**б) латинични**

| | |
|---|---|
| Ag | сребро |
| Ah | ампер-часови |
| AIESEE | Association Internationale d' Etudes du Sud-Est European, Paris |
| As | арсен |
| Au | злато |
| BHWR | Boiling heavy water reactor (реактор за загреана тешка вода) |
| Bi | бизмут |
| Cd | кадмиум |
| CIGRÉ | International Council on Large Electric Systems |
| CIHA | Интернационален комитет за историја на уметностите |
| CNC | Computer numerical control (компјутерска нумеричка контрола) |
| Cu | бакар |
| DAAD | Deutscher Akademischer Austausch Dienst (ДААД – Германски сервис за академска размена) |
| DIN | Deutsches Institut für Normung (ДИН – Германски институт за нормирање) |
| DTM | Digital Terrain Model (ДТМ – Дигитален модел на теренот) |
| EDF | Électricité de France (Електростопанство на Франција) |
| EFMA/WHO | Европски форум на лекарските асоцијации при СЗО |
| ERA/EDTA | European Renal Association/ European Dialysis and Transplant Association |
| ERCP | Ендоскопска ретроградна холангио-панкреатографија |
| ESAO | European Society for Artificial Organs |
| EU-COST | European Cooperation in the Field of Scientific and Tehnical Reserch (Европска соработка на полето на науките и техничките истражувања) |
| Fe | железо |
| FISP | Fédération Internationale des Sociétés de Philosophie (ФИСП – Меѓународна федерација на филозофските друштва) |
| Ga | галиум |
| GAME | Глобална организација за медицинска едукација |
| GCI | Getty Conservation Institute (ГЦИ – Гети институт за конзервација) |
| Ge | германиум |
| GWh/г. | Гигават часови годишно |
| IAEA | International Atomic Energy Agency (Меѓународна агенција за атомска енергија) |
| IEEE | Insitute of Electrical and Electronics Engineers |
| IFAC | International Federation of Automatic Control (ИФАЦ – Меѓународна федерација за автоматско управување) |
| IFTOMM | International Federation for the Theory of Machines and Mechanisms (ИФТОММ – Меѓународна федерација за теоријата на машините и механизмите) |
| In | индиум |
| INALCO | Institut National des Langues et Civilisations Oriental, Paris (Национален институт за ориентални јазици и цивилизации, Париз) |
| ISAO | International Society for Artificial Organs |
| ISN | International Society of Nephrology |
| ISO | International Organization for Standardization (Меѓународна организација за стандардизација) |
| IVF | in vitro фертилизација |
| kV | киловолти |
| kWh/г | киловат-часови годишно |
| mk | македонски досег на Интернет |
| MKS | Metre-kilogram-second system (МКС – метар-килограм-секунда систем) |
| Mo | молибден |
| MVA | мегаволт-ампери |
| MW | мегавати |
| Ni | никел |
| NIH | Нациналeн институт за здравје во Бетедза (САД) |
| NUK | Narodna in univerzitetna knjižnica (Народна и универзитетска библиотека), Љубљана |
| OCC | Office of Strategic Services (Канцеларија за специјални служби на САД) |
| p. | page (страница) |
| Pb | олово |
| Pd | паладиум |
| PHWR | pressurised heavy water reactor (реактор за тешка вода под притисок) |
| Pt | платина |
| Sb | антимон |
| Se | селен |
| SEEFMA | Форум на национални лекарски асоцијации од Југоисточна Европа |
| Tl | талиум |
| UIAS | Интернационален комитет за словенска архелогија |
| UNDRO | United Nations Disaster Relief Organization (УНДРО – Организација на ОН за помош при катастрофи) |
| UNESCO | United Nations Educational, Scientific and Cultural Organization (УНЕСКО – Организација на ОН за образование, наука и култура) |
| UNIDO | United Nations Industrial Development Organization (УНИДО – Организација за индустриски развој на ОН) |
| Vol. | volume (том) |
| WAA | World Apheresis Association |
| WIZO | Woman's International Zionist Organization (Светска организација на ционистичките жени) |
| WMA | Светска лекарска асоцијација |
| WVA | World Veterinary Association |
| Zn | цинк |

# М

**„МАВРОВИЦА“** – земјена брана со придружни објекти, со спротиводна косина заштитена со армиранобетонски плочи, на истоимената река, во близината на Свети Николе. Висока 24 m, во круната долга 360 m, со вкупен волумен на телото 400.000 m$^3$ (земја), формира акумулација од 2,8 милиони m$^3$. Завршена во 1982 г., служи главно за водоснабдување на Свети Николе. Придружни објекти: бочен преливник со површински одвод, темелен испуст, зафат. Љ. Т.


Земјената брана „Мавровица“ во близината на Свети Николе

**„МАВРОВО“ АД, Скопје** – градежно претпријатие, формирано на 22. XII 1947 г. со единствена стратешка задача – изградба на хидроенергетскиот систем „Маврово“. Работи по принципот на инженеринг, опфаќајќи ги сите работни фази: истражување, проектирање, изведување и комплетно предавање на објектот. Има реализирано преку 100 km автопат, 9.000 m тунели, 600 мостови, 13 брани и многу хидроенергетски системи, железнички пруги, станбени, рекреативни, индустриски и туристички објекти. Работи и надвор од земјата (Германија, Либија, Ирак, Алжир, Русија, Украина, Бугарија, Казахстан и др.). Во еден период има околу 9.200 вработени. Во состав на претпријатието се: „Мавровопроект“ (од неодамна „Примаинженеринг“), „Хидроградба“, „Нискоградба“ и „Високоградба“, како и специјализиран сектор за преземање работи во странство.


Кулите во Скопје изградени од „Маврово“ АД

ЛИТ.: *Маврово*, едиција „Маврово“, 1997. Р. Д.

**МАВРОВСКА КОТЛИНА** – највисока котлина во РМ. Се наоѓа помеѓу планините Бистра на југ и разграноците на Шар Планина, Кожа и Крстови на запад и исток, на надморска височина од 1.200 m. Зафаќа површина од 92 km². Преку превојот Бунец (1.318 m), на исток е поврзана со Полошката Котлина. Котлината е формирана со неотектонски движења и за време на плиоценот имало езеро, за кое сведочат плиоцените седименти. Во котлината се наоѓа познатата мавровска акумулација. Во самата котлина има неколку селски населби, меѓу кои најпозната е с. Маврово, кое израсна во еден од најпознатите зимски туристички центри во РМ. Низ котлината, покрај мавровската акумулација минува една од главните комуникации: Скопје–Гостивар–Маврови Анови–Дебар. Т. Анд.


Скијачко трчање на Мавровскиот меморијал

**МАВРОВСКИ МЕМОРИЈАЛ** – натпревари во скијачко трчање во разни дисциплини, кои традиционално се одржуваат во знак на сеќавање на загинатите работници од лавини при изградбата на Мавровската хидроцентрала (од 1960). Досега е одржан 43 пати (до 2005). Отпрвин најголеми успеси имале Арсо Авакумовски и Димитар Смилевски од Скијачкиот клуб „Момир Андоновски“ од Маврово, а подоцна и други скијачи, особено од СК „Мечкин Камен“ во Крушево и СК „Пелистер“ во Битола. Д. С.

**МАВРОВСКИ ХИДРОЦЕНТРАЛИ –** заедничко име за трите ХЦ од мавровскиот хидросистем: ХЦ „Врбен“, ХЦ „Вруток“ и ХЦ „Равен“. Изградбата на хидросистемот започнала во 1948 г. и се одвивала во две етапи. Првата етапа траела до 1960 г. и во неа се пуштени во погон по два агрегата во: ХЦ „Вруток“, ХЦ „Равен“ и ХЦ „Врбен“. Во втората етапа се пуштени во погон третиот и чет-

вртиот агрегат во ХЦ „Вруток“ и третиот агрегат во ХЦ „Равен“, исто така е изведен доводот на шарските води во акумулацијата и е изградена постројката од 220 kV кај ХЦ „Вруток“. Големата инсталирана моќност на овие ХЦ и можноста за флексибилен погон се од особена важност за рационална работа на целиот ЕЕС. Во периодот 1992–2003 г. просечното годишно производство на трите ХЦ изнесувало 374,8 GWh, а најголемото било во 1996 и во 2002 г. и изнесувало 520,8 GWh.

„**Врбен**“ – проточна ХЦ во близина на мавровското село Врбен. Во погон е од 1959 г. Има два агрегата со францис турбини. Инсталираната моќност е 12,8 MW.

„**Вруток**“ – деривационо-акумулациона ХЦ, кај селото Вруток, југозападно од Гостивар. Првите два агрегата се пуштени во погон во 1957, а третиот и четвртиот во 1973 г. Секој од агрегатите е со инсталирана моќност од 37,5 MW. Турбините се од типот пелтон.

„**Равен**“ – проточна ХЦ кај селото Равен (околу 2 km низводно од ХЦ Вруток). Првите два агрегата се во погон од 1959 г., а третиот од 1973 г. Инсталираната моќност на секој од агрегатите е 6,4 MW. Турбините се од типот францис.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *ЈП „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003; http://www.elem.com.mk. Др. Р.

**МАВРОВСКО ЕЗЕРО** – спаѓа меѓу трите најголеми вештачки езера во РМ. Изградено е на Мавровска Река во Мавровската Котлина во 1957 г. Браната е земјено-насипна со глинено јадро. Височината на браната изнесува 61,9 m, должината на круната на браната изнесува 210 m, а широчината на круната е 6 m. Тоа има правец на протегање североисток-југозапад и во тој правец неговата должина изнесува 9,07 km. Најголемата широчина на езерото изнесува 2,5 km, а средната широчина 1,46 km. Вкупната должина на бреговата линија изнесува 24,7 km, а површината 13,2 km$^2$. Најголемата длабочина на езерото се наоѓа веднаш зад браната и таа при максимално ниво изнесува 51 m. При максимално ниво во езерото се акумулираат 375.000.000 m$^3$ вода. Акумулираната вода главно се користи за производство на електрична енергија, потоа за туризам и рекреација, за риболов и за одгледување риби и др. Хидроцентралите Вруток и Равен се со инсталирана моќ од 169,2 MW.

ЛИТ.: Драган Василевски, *Радика*, „Напредок“, Тетово, 1997. Др. В.

**МАВРОВСКО-ГОСТИВАРСКИ НОПО „КОРАБ“** (реонот на с. Маврово, 30. IX 1942 – 21. V 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од припадници на НОД од Мавровско и Гостиварско. Извршил акции во близина на с. Трница и на превојот Буковиќ (1942). Во зимата се повлекол на зимување и во пролетта пак излегол на теренот (14. III 1943) со напад на италијанските воени сили кај Ново Село, а потоа влегол во составот на Мавровско-кичевскиот НОПО. Подоцна неговите борци од Мавровско и Гостиварско се издвоиле и го формирале првиот Мавровски НОПО (јули 1943), кој дејствувал самостојно на подрачјето на Првата ОЗ, до влегувањето во составот на Кичевскиот баталјон (23. IX 1943).

ЛИТ.: *Гостивар и Гостиварско во НОБ 1941–1944*, Гостивар, 1974. Вл. Ив.

**МАВРОВСКО-КИЧЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** – в. *Кичевско-мавровски народноослободителен партизански одред.*


Мавровското Езеро зиме


Ѓорѓи Мавродиев

**МАВРОДИЕВ, Ѓорѓи** (с. Крупник, Благоевградско, Бугарија, 1. II 1928) – физичар, ред. проф. (1971) на ПМФ. Дипломирал (1950) на Филозофскиот факултет во Скопје на Групата физика. Докторирал (1960) на ПМФ со тема за исправувачките својства на Бунзеновиот пламен. Специјализирал во Љубљана и во Единбург. Предавал механика, термодинамика и електромагнетизам на студиите по физика, а општа физика на други факултети. Објавувал трудови за електричната спроводливост на гасовите и плазмата, за фазните дијаграми на тврдите тела и легурите проучувани преку нивната дилатација, за тенки филмови и примена на сончевата енергија. Тој е коавтор на повеќе средношколски учебници. Бил декан на ПМФ (1975–76) и претседател на ДМФМ (1963–64).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 163; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 172. В. Ур.

**„МАГА“** – Здружение на геотермичарите на Македонија. Непрофитабилно професионално здружение на поединци и институции во областа на геотермалната енергија, претседател проф. К. Поповски. Седиштето на здружението е во Скопје. МАГА е основана во 1995, а регистрирана е како НВО во 2002 г. Редовни активности: организација на национална и меѓународна работилница, издавање на билтен, учество на национални и меѓународни конференции. Учествувала на повеќе национални и меѓународни научни проекти од геотермалната енергија, или обновливите видови на енергија, финансирани од МОН на РМ, ЕУ, САД, ИГА, Светската банка и др. Издала повеќе зборници и изработила студии за геотермалниот ресурс во Македонија. Сл. А.

**МАГДОНОС** (Petroselinum hortense Hoffm.) – двегодишно градинарско растение, во првата година формира корен и лисна розета, во втората цветни стебла и семе. Потекнува од Средна и од Јужна Ев-



Магдонос

ропа. Има два варијетета: лиснат (var. foliosum) и коренест (var. tuberosum). Богат е со минерални материи, витамини C, $B_{12}$ и етерични масла, кои на јадењето му даваат специфичен вкус и арома. Се употребува како додаток и зачин во многу јадења. Д. Ј.

**МАГИСТРАЛНИ ПАТИШТА** – јавни патишта што ги поврзуваат стопанските подрачја на два или повеќе региони во земјата или се од посебно значење за државата. Во нивен состав се и автопатите. Магистралните патишта (освен



Магистралниот пат Скопје–Белград

автопатите) се изградени со две сообраќајни ленти на еден коловоз за двонасочен сообраќај. По нив се одвива само моторниот сообраќај. Вкрстувањето на патните правци е решено во целост вон ниво, делумно во и вон ниво и наполно во едно ниво. Како магистрални патни правци во патната мрежа се сметаат: М–1 (граница со РС–Табановце–Куманово–Миладиновци–Петровец–Велес–Неготино–Демир Капија–Гевгелија–Богородица–граница со РГ); М–2 (граница со РБ–Деве Баир–Крива Паланка–Куманово); М–3 (граница со РС–Блаце–Скопје кај Момин Поток–Петровец); М–4 (Миладиновци–Скопје кај Хиподром–Тетово–Гостивар–Кичево–Подмолје–Струга–Ќафасан–граница со Р Албанија); М–5 (граница со РБ–Делчево–Кочани–Штип–Велес–Извор–Прилеп–Тополчани–Битола–Ресен–Косел–Охрид–Подмолје, со крак Битола–Меџитлија–граница со РГ) и М-6 (Штип–Радовиш–Струмица–Ново Село–граница со РБ) (*в. патна мрежа*).

ИЗВ.: Материјали од документацијата на Фондот за магистрални и регионални патишта, Скопје; *Транспорт и други комуникации*, Државен завод за статистика, 2004 г. Р. Д.



Живко Крстов Мадевски

**МАДЕВСКИ, Живко Крстов** (Куманово, 12. X 1929) – математичар, ред. проф. (1980) на ПМФ во Скопје. Дипломирал (1954) на Филозофскиот факултет и докторирал (1973) на ПМФ со тема „Некои методи за добивање релации меѓу елементите од еден триаголник". Објавил научни трудови од областа на геометријата, алгебрата и небесната механика. Тој е автор или коавтор на дваесетина учебници за основно и средно образование. Бил претседател на ДМФ, член и претседател на Републичкиот педагошки совет, директор (1975-1977) на Математичкиот институт со нумерички центар, декан (1979-1982) на Математичкиот факултет .

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006*, монографија; БУ бр. 331/1979. Н. Ц.

**МАДОЛЕВ-СТЕФАН, Георги** (с. Белица, Разлошко 13. III 1916 – Софија) – истакнат македонски револуционер и национален деец од Пиринскиот дел на Македонија. Бил член на Околискиот комитет на БКП (1937), ја одржувал врската меѓу ОК и ЦК на БРП (1941–1942), борец во Беличката партизанска чета „Јаким Цоков" (од јули 1942), политички комесар на Разлошкиот п.о. „Јане Сандански" (1943), редактор на партизанскиот весник „Работничко знаме". Активен за реализирање на националните права на Македонците во Бугарија во рамките на Културната автономија 1944–1948 во Пиринскиот дел на Македонија. По Резолуцијата на ИБ (јули 1948) дошол во судир со новата политика на бугарското партиско и државно раководство за негирање на македонската нација и бил отстранет од политичкиот живот во Пиринскиот крај.

ЛИТ.: Георги Мадолев, *Парапуновци. (Спомени)*, София, 1980; Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят муриге*, София, 1971; *История на благоевградската окръжна организация на БКП*, София, 1979. В. Јот.

**МАЖОВСКИ, Исаија Радев** (Лазарополе, Дебарско, 9. III 1853 – Плевен, РБ, 1926) – македонски патриот, бунтовник, комита, зограф и политички деец за македонско-албанска соработка. По завршувањето на црковното училиште во родното село, три години со двајцата браќа го учат иконописниот занает, по кое два месеца престојува во Зографскиот манастир на Света Гора, каде што се зближува со јеромонахот Натанаил Кучевишки и со него патува во Петербург на прославата на словенските просветители Св. Кирил и Методија (11.V 1867) и ја има првата средба со рускиот император Александар II. По две години има



Исаија Мажовски

средба со рускиот амбасадор во Цариград грофот Игнатиев и се запознава со бугарските дејци при конституирањето на Бугарската егзархија (1869–1870). Учествува во антипатријаршиската борба во родниот крај (1871–1873), па е уапсен и еден месец лежи во Битолскиот затвор. Потоа оди во Тирана за договор со албанските првенци за заедничка борба за ослободување и присуствува на албанскиот конгрес во Призрен (1874). На пат за Русија се среќава со рускиот дипломат Хитрово во Букурешт и учествува во прославата на 1000-годишнината од смртта на Св. Методија во С.-Петербург, а во Царско Село на императорот Александар III му предава молба „од името на македонскиот старословенски народ од Дебар и Кичево (Македонија)" (12. V 1885). Учествува во Македонскиот комитет во Софија (1886), а во следната година го информира Хитрово во Букурешт за заедничката македонско-албанска акција „за слободата и независноста и на двете земји – Македонија и Албанија". Илегално пак заминува во Киев на прославата на 900-годишнината од покрстувањето на Русите, се среќава со истакна-

ти словенофили, меѓу нив и со видни српски претставници, а на бродот по р. Днепар пред највисоките претставници на руската држава, наука и култура одржува знаменит говор за Македонија и за „несреќниот македонски роб" (13. VII 1888). По враќањето, одново оди за разговори со албанските првенци од Тирана, ги води нив во Софија и ги враќа назад. Во времето на Охридскиот заговор е уапсен во Лазарополе и осуден на 7 години заточение во Беас-Кале (1889–1894). Помилуван, се враќа во Софија и поведува писмена постапка за посета на Белград за со помош од Србија да се отвори „српско-арнаутско училиште" во Дебарско. И без позитивен одговор, тој лично стигнува во Белград и му ја образлага идејата на српскиот министер за надворешни работи (април 1895). Потоа оди во родното село (6. XII 1895), но обвинуван како „бунтовник" и „паликуќа", мора да се правда кај пашата во Дебар. Бидејќи не му даваат пасош, тој илегално се префрла во Кустендил (1896) и оттаму пак заминува во Русија и во Петергоф му поднесува нова молба на рускиот цар Николај II од името на „клетите македонски Словено-Бугари". Во Светиот синод на РПЦ предава еден стар ракописен минеј и има историско-политички диспут (во присуство на митрополитот Победоносцев, генералот Гесеј и проф. Плетнев) со српскиот амбасадор во Русија Сава Груиќ, тврдејќи им дека „ние сме старословенски народ, преселени од Мајка Велика Русија во Македонија многу понапред од Бугарите и од Србите, но говорот ни е поблизу до бугарскиот, па освен тоа ние се сметаме за духовни чеда на Светата Бугарска егзархија" (мај 1897). Му предлага на претседателот на ВМОК Борис Сарафов (1901) „да се определат македонски делегати што ќе заминат во сите големи држави за да работат врз прогласувањето на самостојноста на поробената и измачена Македонија", особено во Русија, „зашто Србите деноноќно работат и настојуваат во Петербург да нѐ прикажат како старо-Срби". Сарафов, меѓутоа, му одговорил дека „тие имаат одено во Русија, но таа не сака ни да чуе за Македонија". Подоцна го помага Востанието во Македонија, а по „Уриетот" (1908) патува одново во Албанија за да организира заедничка антиуриетска акција. Ги објавува во Софија своите „Спомени" (1922) и по четири години умира (веројатно) кај семејството во Плевен (Бугарија).

ИЗВ.: *Възпоминания на Исайя Радев Мажовски роден на 9 март 1852 година, в село Лазарополе Дебърско – Македония*, София, 1922; И. Г. Сенкевич, *Нови материјали од архивата на М. А. Хитрово*, „Гласник на ИНИ", 2/1965, 113–118; иста-та, *Документи од историјата на Македонија во архивата на М. А. Хитрово*, „Гласник на ИНИ", 1/1966, 171–184.

ЛИТ.: Блаже Конески, *Спомените на Исаија Мажовски*, „Културен живот", III, 4, Скопје, 26. II 1951, 1–2; Томислав Тодоровски, *Спомените на Мажовски*, Скопје, 1972; Д-р Блаже Ристовски, *Васил Икономов (1848–1934). Прилог кон проучувањето на македонскиот културно-национален развиток*, Скопје, 1985, 37–43 и 88–91; истиот, *Историја на македонската нација*, МАНУ, 1999, 92-98. Бл. Р.


Петар Мазев

**МАЗЕВ, Петар** (Кавадарци, 10. II 1927 – Скопје, 13. III 1993) – сликар и педагог, клучна личност на модерната и постмодерната уметност, значаен сликар со многубројни следбеници и приврзаници. Како водечка фигура во македонското сликарство, извршил големо влијание врз сликарите од разни генерации. Заедно со Н. Мартиноски, тој е најеминентен претставник на експресионизмот. Дипломирал на АЛУ во Белград (1953). Бил член на авангардната група Мугри и еден од главните иницијатори за формирањето на ФЛУ во Скопје. Самостојно излагал во Скопје, Белград, Загреб, Њујорк, Љубљана. Првите слики ги работел во експресионистички манир (*Црвенокосата*, 1955; *Портрет*, 1957), потоа го прифатил метафизичкото сликарство (*Оплакување*, 1958). Во шеесеттите години преминал во доменот на апстракцијата, создавајќи своевиден енформел со изобилство означители блиски на македонското поднебје (*Црвен град,* 1961; *Композиција,* 1962; *Манастирски пејзаж,* 1965; *Презреано жито,* 1965) кои оставиле силен печат во историјата на сликарството. По едно фрагментарно свртување кон геометризмот во седумдесеттите, П. М. се вратил кон трајниот афинитет за експресионизмот, практикуван до крајот на неговиот живот (*Крст,* 1971; *Жена,* 1972; *Курбан,* 1978; *Мазохизам,* 1980; *Собир,* 1991; *Црвенокоса 2,* 1991; *Тројца,* 1993). Извел повеќе мозаици, од кои најзначаен, најголем и највпечатлив е мозаикот во Спомен-костурницата во Велес (1979 –1980). Позната е и неговата монументална фреска во Скопската железарница (1967). Негови дела се наоѓаат во државни и приватни збирки во РМ, САД, Германија, Швајцарија, Србија, Хрватска и др.

ЛИТ.: Борис Петковски, *Петар Мазев* (каталог), Скопје, 1966; John Russel, *Petar Mazev*, „The New York Times", New York, 13. II 1981; Соња Абаџиева Димитрова, *Петар Мазев,* Скопје, 1990; *Спомени за Петар Мазев* (приредувач Кирил Темков), Кавадарци, 2005. С. Аб.-Д.

**МАЗИНГ, Леонхард Готхилф** (1845–1936) – проф. на унив. во


П. Мазев: „Двајца" (1990)


ZUR SPRACHLICHEN BEURTEILUNG
MACEDONISCHEN SLAVEN.
I. Vertretung von tj und dj.
LEONHARD MASING.

ZUR
LAUT- UND AKZENTLEHRE
MACEDOSLAVISCHEN DIALEKTE.
Dr. LEONHARD MASING.

Првата одбранета докторска дисертација за македонските дијалекти од Л. Мазинг (1890)

Тарту, Естонија; теолог, славист, индоевропеист, дијалектолог, акцентолог, автор на трудови од областа на макед. ј.: за рефлексот на *tj и *dj (*Zur Sprachlichen Beurteilung der Macedonischen Slaven, Vertretung von *tj und *dj*, St.-Petersburg, 1890) и за макед. акцент (*Zur Laut- und Akzentlehre der Macedoslavischen Dialekte*, St.-Petersburg, 1891). Како славист со феноменален слух и знаење на над 50 јазици, тој во говорот на Македонците што ги сретнал во Германија препознал карактеристики на оформен јазик, различен од другите словенски јазици. Дал поттик за натамошни македонистички истражувања.

LIT.: Р. В. Булатова, *Первый исследоватеель языка македонских славян Л. Г. Мазинг (1845–1936)*, М. ј. 32–33, 1982; К. Илиевска, *Значаен јубилеј за македонистиката*, „Современост“, 1–4, 1992. Кр. Ил.


Антони Мазневски

**МАЗНЕВСКИ, Антони** (Скопје, 27. I 1963) – сликар, скулптор и професор на ФЛУ. Дипломирал на ФЛУ во Скопје (1991). Во 2005 г. ја претставувал РМ на Биеналето во Венеција. Темелно ги истражува можностите на разните ликовни дисциплини (сликарство, скулптура, објект, цртеж, инсталација), создавајќи загадочни концептуални проникнувања меѓу надреалното и реалното. Автор е на делата: ТВ конструкции, 1966; А се ессе, 1998; Бродот на Моцарт, 2004. С. Аб.-Д.


А. Мазневски: од изложбата во Мала станица (2008)


Костадин Мазнејков

**МАЗНЕЈКОВ, Костадин** (Струмица, 1882 – пл. Смрдешник, с. Дедино, Радовишко, 11. V 1903) – учител, револуционер, радовишки војвода. Се школувал во Струмица и во Скопје. Бил учител во с. Робово, Малешевско и во с. Добрејци, Струмичко. Рано влегол во редовите на ТМОРО. Од 1901 г. станал малешевски, а потоа радовишки војвода. Загинал во судир со османлиската војска пред Илинденското востание.

ЛИТ.: М. Пандевски и Г. Стоев-Трнката, *Струмица и Струмичко низ историјата*, Струмица, 1969; М. Пандевска, *Струмичкиот револуционерен округ (1893–1903)*, к. 1, Скопје, 2002. Ал. Тр.


Иван Мазов - Климе

**МАЗОВ–КЛИМЕ, Иван** (Кавадарци, 7. I 1923 – Рогашка Слатина, 17. II 1977) – еден од првите организатори на слободното новинарство во Македонија. Носител на Партизанска споменица 1941. Завршил Висока политичка школа во Белград. Главен и одговорен уредник на првиот весник на македонски јазик „Млад борец“ (22 март 1944 на планината Козјак). Долгогодишен уредник, репортер и театарски критичар во „Нова Македонија“. Воен известувач од револуцијата во Алжир. Во шеесеттите години главен уредник на „Трудбеник“. Еден од основачите на Здружението на новинарите и на ДПМ. Автор на прозата „Додека топовите пукаат“, патописот „По трагите на Евлија Челебија“ и на четири тома театарска критика. Б. П. Ѓ.


Лилјана Мазова

**МАЗОВА, Лилјана** (Скопје, 30. VII 1946) – театарски критичар, новинар и публицист. Завршила Филолошки факултет во Скопје на групата Југословенска книжевност (1969). Од 1970 г. е новинар во Културната рубрика на в. „Нова Македонија“. Нејзини текстови се објавувани во монографии, каталози и зборници. Автор е на книгата „Ковчег со време“ и „Тој и Тие – театарски сложувалки“ и коавтор на „Тодор Николовски“. Нејзината библиографија содржи повеќе единици-рецензии за претстави, коментари и интервјуа. Р. Ст.

**МАЗОН, Андре** (Mazon, Andre) (Париз, 7. IX 1881 – Париз, 13. VI 1967) – француски лингвист, славист, странски член на академиите на Полска, СССР, Чешка, Бугарија, член на Academie des Inscriptions et Belles Lettres во Париз. Во Првата светска војна се нашол на македонската јазична територија. Резултат на тоа се три книги што претставуваат основни извори за запознавањето на јужномакедонските дијалекти во почетокот на XX в.

БИБЛ.: *Contes slaves de la Macédoine sudoccidentale: etude linguistique; textes et traduction; notes de folklore,* Paris, 1923; *Documents, contes et chansons slaves de l'Albanie du Sud,* Paris, 1936, и – во коавторство со Андре Вајан – *L'Evangeliaire de Kulakia: un parler slave du Bas Vardar,* Paris 1938. З. Т.


Андре Мазон во Институтот за историја на АН на СССР

**МАЗУРИНСКА КРМЧИЈА** – ракопис од третата четвртина на XIV в., македонска редакција, скратена преработка на Светосавската крмчија. Прва комплетно обработена крмчија: јазичната обработка е објавена во Скопје (К. Илиевска, *Мазуринска крмчија,* ИМЈ, 1999), а текстолошката анализа на М. к. и ракописите од оваа редакција со дополнителните текстови и нивната обработка – во Москва од група автори (*Мазуринская кормчая. Памятник межславянских культурных связей XIV–XVI вв.,* РАН, 2002). Кр. Ил.

**МАЈЕР, Ернест** (Mayer Ernest) (Згорњи Тухињ, Словенија 10. XI 1920) – академик, редовен член на САЗУ, Љубљана, професор по ботаника на Универзитетот во Љубљана. Автор е на бројни трудови од областа на флористиката и таксономијата и е еден од најдобрите познавачи на ендемичната флора на Балканскиот Полуостров. Има објавено голем број трудови, дел од нив во коавторство со неговиот долгогодишен соработник и пријател академик Кирил Мицевски. Во нив се разработени разни таксономски и хоролошки проблеми од флората на РМ кај повеќе таксони, како што се: Saxifraga grisebachii, Lilium heldreichii, Genista fukarekiana, Astragalus subg. Tragacantha, Ferulago macedonica и др. Вл. М.

**МАЈКА ТЕРЕЗА** – в. *Бојаџиу, Гонџа Агнеза Николова.*

**МАЈСКИ МАНИФЕСТ** (1924) – манифест на ВМРО со новата политичка програма за единство во дејствувањето на македонските револуционерни сили. Бил составен по долги преговори на претставниците на ВМРО, Коминтерната и Македонската федеративна организација, потпишан во Виена (6. V 1924) од членовите на ЦК на ВМРО А. Протогеров, П. Чаулев и Т. Александров. Со Манифестот кон македонскиот народ и македонската емиграција раководството го запознавало и општественото мислење на Балканот за претстојната борба на Организацијата за ослободување и за обединување на раскинатите делови на Македонија. Апелирало до сите револуционерни сили да се обединат за создавање единствен македонски револуционерен фронт што ќе работи и за единствен балкански револуционерен фронт.



Факсимил од Мајскиот манифест (Виена, мај 1924)

ЛИТ.: *Предавниците на македонското дело. ЦК на ВМРО(Об).* Редакција и коментар Иван Катарџиев, Скопје, 1983; Димитар Влахов, *Мемоари*, Скопје, 1970. З. Тод.

**МАЈСКИ ОПЕРСКИ ВЕЧЕРИ** – оперски фестивал, основан во 1972 г. по повод 25-годишнината од формирањето на Операта и Балетот на Македонскиот народен театар. Иницијатор, спиритус мовенс и долгогодишен раководител на манифестацијата бил Васил Картошев. Фестивалот започнува на 9 мај, на денот кога во 1947 г. е одржана првата оперска претстава „Кавалерија рустикана" и завршува на 31 мај. МОВ досега се одржани 35 пати, со исклучок на 1997 г. кога поради финансиски причини биле откажани. Идејата да почне овој фестивал лежи во согледаната потреба да се промовира и афирмира македонската оперска и балетска уметност, да се прикажат пред домашната публика достигањата на оперските и балетските уметници од светот, и во соработка и реципрочна размена со оперските куќи од Европа и светот да им се даде можност на македонските уметници да се претставаат пред меѓународната музичка јавност. Досега на МОВ се одржани околу 250 оперски и 50 балетски претстави со повеќе придружни манифестации, концерти и др. Во склоп на МОВ од 1973 до 1998 г., со поголеми паузи, се одржани и 15 меѓународни средби на млади оперски надежи „Томчо Грнчаровски". На МОВ се изведени повеќе од 45 оперски и балетски дела од стандардниот, современиот и домашниот репертоар со учество на многубројни познати уметници и комплетни ансамбли од оперските куќи на поранешна Југославија и од Европа.



Мајски оперски вечери, плакат

ЛИТ.: Велјо Кочишки, *30 години Мајски оперски вечери*, Македонски народен театар, 2002, Скопје. Ф. М.

**МАЈСКИ, Никола Киров** (Крушево, 28. VI 1880 – Софија, 2. VII 1962) – македонски културно-национален и просветен деец, историограф, револуционер, општественик, книжевник – драмски автор, поет, раскажувач, мемоарист и хроничар на Крушево.



Никола Киров Мајски

Основно училиште завршува во родниот град, а гимназијалното го започнува во Битола, но како член на ученичката група „Удостоените" учествува во ученичкиот бунт (1898/99), поради што е исклучен од гимназијата и образованието го продолжува во Солун, кога и се вклучува во МРО. Станува учител во леринското с. Баница (1902/03 и 1905/06). Учествува во Илинденското востание како секретар на Штабот на крушевските востаници. По амнестијата се враќа како учител во с. Баница, потоа се обидува да студира право во Софија и учителува во Ихтиман (Бугарија). Назначен е за директор на училиштата во Дебар и во Ресен и за училиштен инспектор во Охридско (1910–1913). По војните емигрира во Бугарија и се оддава на организационо-политичка и книжевно-публицистичка дејност. Како еден од организаторите на Македонската федеративна организација станува и еден од редакторите и соработниците на нејзиниот орган „Автономна Македония" и во „федералистички" дух ја објавува како сопствено издание драмата на македонски јазик „Илиндень" (1923), во која го составува и тн. „Крушевски манифест". Пишува стихови на

македонски и на бугарски јазик и предлага за печат стихозбирка што е пречекана, како и драмата, со сериозни закани од Александровата ВМРО. Во ерата на македонските „братоубиства“, осуден за ликвидација, ја напушта Софија и се повлекува на служба во Видин, објавувајќи свои литературно-мемоарски и историографски прилози. По Втората светска војна се настанува во Софија. Одушевен од создавањето македонска држава, неколкупати ја посетува Македонија и пишува драмолетки на македонски јазик што и ги изведува на сцената на Крушевското братство во Софија. Починува токму на Илинден, на којшто му го посвети целиот живот и целото свое литературно-публицистичко творештво. Необјавени му останаа ракописите: 13 драмолетки („Сценки“), уште два тома од расказите и скиците „Светлосенки“, романизираната хроника „Епопеята на Крушово“, стихозбирката „За Македония“, мемоарските записи „Леринско в моите спомени и преживелици през учебната 1902/3 и 1905/6 година“, „В строя за Македония“, „Страници из моя живот“ и др.

БИБЛ.: *Илиндень. Драма въ петь дѣйствия. Картини отъ великото македонско възстание прѣзъ 1903 год.*, София, 1923; *Крушово и борбитѣ му за свобода*, София, 1935; *Свѣтлосѣнки*, Видинъ, 1942; *Страници од мојот живот*. Избор и предговор Томислав Тодоровски, Скопје, 1994.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Драмските текстови на Никола Киров Мајски*, зб.: Петти Рациновви средби, Титов Велес, 1968, 50-61; истиот, *Поетот Никола Киров Мајски (1880–1962)*, „Современост“, XXIII, 1-2, 1974, 92–112; истиот, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 113–125; Благој Стоичовски, *Никола Киров Мајски*, Скопје, 1990.Бл. Р.


Борис Мајсторов

**МАЈСТОРОВ, Борис** (Велес, 17. XII 1935 – Скопје, 17. I 2008) – радиоартист и режисер. Во 1957 г., на конкурсот за радиодрама на Радио Скопје, бил примен за редовен член, а до пензионирањето (1999) работел како интерпретатор и режисер-супервизор во Радиото. Реализира антологиски улоги во радиоемисиите за деца „Сто и една приказна“, при интерпретацијата на ликот на Чичко Аврам и при натсинхронизацијата на над 3 000 цртани филмови емитувани на програмите на Македонската радио-телевизија. Ј. Ф.


Маец

**МАЈЦИ** (*Meloidae*) – тврдокрилни инсекти со голем стомак и куси крилја. Фамилијата се карактеризира со присуство на кантаридин во крвта. Женките полагаат јајца во плитки дупки од каде што излегуваат ларви, кои се искачуваат по цветовите на растенијата; се закачуваат за пчелите и се пренесуваат во пчелините гнезда, каде што се хранат со нивните јајца. Има повеќе видови од родот *Meloe*, меѓу кои попознати се *Meloe proscarebeus* L. и *Meloe violaceus* L.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**МАКАВЕИ** – календарски обичај (1/14. VIII) во спомен на маченичката смрт на седумте браќа од Макавејскиот род. Се смета за тежок празник. Во некои места се празнува само еден ден, во други два дена, но некаде дури шест или дванаесет дена. Според тоа какво ќе биде времето во текот на овие денови, во цела Македонија се прогнозира времето за следните шест месеци (зимскиот период) или за целата година.

ЛИТ.: *Бѫлгарски народни пѣсни* собрани одъ братья Миладиновци Димитрия и Константина и издани одъ Константина, въ Загребъ, 1861; Марко К. Цепенков, *Народни верувања, детски игри.* Кн. деветта, редактирале д-р Кирил Пенушлиски и Лепосава Спировска, Скопје, 1972; Јозеф Обрембски, *Фолклорни и етнографски материјали од Порече,* книга прва, редакција Танас Вражиновски, Скопје 2001. М. Кит.

**МАКЕДОН** – митски епонимен херој на Македонија и Македонците. Првпат се спомнува кај Хесиод, а за неговото митолошко потекло постојат повеќе верзии. Во разните контрадикторни извори е наведен како син на Ѕевс и Тија (ќерка на Девкалион) и брат на Магнет, син на Ајол, син на Хелен и брат на Дор, син на Ајак и еден од педесетте синови на аркадскиот или крал на Ематија Ликаон. Постои и верзија дека бил син на египетскиот бог Озирис, кој препуштајќи ѝ го владетелството на Изида, тргнал да го освојува светот заедно со своите синови Македон и Анубис. Кога пристигнал во Тракија, Озирис го убил кралот Ликург, а Македон го прогласил за крал и го оставил да владее тука во земјата што според неговото име била наречена Македонија. Синовите на Македон станале епоними за повеќе области, градови, планини и реки во Македонија.

ИЗВ.: *Hesiodi carmina*, Lipsiae, 1913; F. Jacoby, *Die Fragmente der griechischen Historiker*, Berlin, 1923–30, Leiden, 1940–58; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Pauly-Wissowa, *Realencylopadie des classischen Altertumswissenschaft*, 1928. Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.



Списанието „Macedoniae acta archaelogica“

**„МАКЕДОНИАЕ АКТА АРХЕОЛОГИКА“ („MACEDONIAE ACTA ARCHAEOLOGICA“)** – периодично списание на Македонското научно археолошко друштво. Првиот број бил објавен во 1975 г. во Прилеп (уредник Бошко Бабиќ), а досега се објавени 17 броја. Во списанието се публикуваат резултатите од истражувањата на археолозите од Македонија и од странство презентирани на научните симпозиуми на МАНД, како и научни прилози од археологијата, нумизматиката, епиграфијата, антропологијата, старата историја и другите помошни дисциплини. Списанието се печати на македонски со резиме на странски јазик. Д. З.

**МАКЕДОНИЗАМ** – национална концепција (во бугарската научна литература и публицистика со негативна конотација) во борбата за етно-културна и државно-политичка еманципација на македонскиот народ како посебен ентитет во словенскиот свет. Се изразува од половината на XIX в. како процес за афирмација на посебноста на македонскиот јазик, историја и култура и за обновување на Охридската архиепископија како македонска црква. Македонизмот прв јавно го апострофира бугарскиот културно-национален деец П. Р. Славејков (18. I 1871), го прокламира Ѓ. М. Пулевски (1875), а лозарите (1892) и К. П. Мисирков (1903) го преименуваа како „македонски национален се-

паратизам“, додека Б. Конески (1949) го афирмира како посебна струја во националноослободителното движење. Бл. Р.

**МАКЕДОНИЈА – византиска тема**, формирана поради опасноста од Бугарите во времето на царицата Ирина, најдоцна од 802 г., кога првпат се спомнува во изворите. Ја опфаќала Северозападна Тракија со центар Адријанопол. Името го добила по населението што се преселило таму од географска Македонија по словенските напади. Оттаму потекнува и основачот на македонската царска династија Василиј I. Значително намалена, уништена е од Османлиите во втората половина на XIV в.

ЛИТ.: Constantino Porfirogenito, *De thematibus*. Introduzione, testo critico, commento a cura di A. Petrusi, Citta del Vaticano, 1952; П. Коледаров, *Образуване на тема „Македония“ в Тракия*, „Известия на Института за история“, XXI, София, 1970, 219-240. Б. Петр.

**МАКЕДОНИЈА** – етно-историска и геополитичка територија во централниот дел на Балканот.

**Името** Македонија го наследила од името на истоимената античка држава на Филип II и Александар III Македонски. Првобитно тоа име се однесувало на мала провинција во Солунското Поле, западно од Вардар. На тој терен е формирана македонската држава со престолнина во Пела. Историчарот Херодот (V в. пр.н.е.) наведува дека со Македонија се означува територијата меѓу реките Вардар и Бистрица. Подоцна, како што се ширело македонското кралство, така се ширело и името Македонија, апсорбирајќи ги и периферните области во своето единствено име. Така, под името Македонија, уште во стариот век се подразбирал главно просторот меѓу планините Пинд и Олимп на југ, Шар Планина на север, реката Места на исток и албанските планински вериги на запад.

За потеклото на името Македонија има повеќе мислења. Едни сметаат дека името го добила по својот прв митски крал Македон. Тоа мислење го застапува и географот Страбон. Според други, името Македонија произлегува од старомакедонските зборови *макос* – „голем, висок, планински“, и *дон* – „земја“, што во буквален превод би значело „голема, висока, планинска земја“. Со ова име Македонија се означува низ целата нејзина историја.

**Македонија, географска** – планинско-котлинска територија на Балканскиот Полуостров. Го зафаќа средишниот дел на Полуостровот и широко излегува на Егејското Море и на Солунскиот Залив. На север е заградена со Шар Планина, Скопска Црна Гора, Козјак, Осогово и со Рила, а на југ со реката Бистрица и со брегот на Егејското Море до утоката на реката Места. На запад границата води по билата на планините: Кораб, Дешат, Крчин, Јабланица, Грамос и Пинд, а на исток по реката Места и западните падини на планината Родопи. Во овие природни и етнички граници таа зафаќа површина од 68.451 $km^2$. Со Букурешкиот мировен договор (1913) оваа територија била поделена меѓу победничките сили во Балканските војни Србија, Грција и Бугарија. Најголем дел од територијата припаднала на Грција 34.411 km или 50,3%, помал дел на Србија 26.440 km или 38,6% и најмал дел на Бугарија 6.798 km или 9,9%, а одделни подрачја биле доделени и на Албанија, како Мала Преспа, Голо Брдо, дел од Гора и др., со површина од 802 km или 1,2%. Всушност, Вардарскиот дел на Македонија бил окупиран од Србија, Егејскиот дел од Грција и Пиринскиот дел од Бугарија.

Македонија има мошне поволна географска положба. Средишната сместеност на Балканскиот Полуостров овозможила да стане крстосница на важни патишта и магистрали. Уште во римско време преку неа минувала познатата




Карта на географска Македонија

попречна магистрала Виа Егнатија (Via Egnatia), која од Драч преку Елбасан, Охрид и Битола водела кон Солун и Цариград. Подоцна, главните меѓународни сообраќајници што ја поврзуваат Македонија со светот се изградени по долините на реките Вардар и Струма. Солун, пак, од секогаш бил и останал најважно пристаниште за целата македонска територија.

Македонија се карактеризира со мошне сложена релјефна структура. Во нејзиниот релјеф се сменуваат големи и високи планински масиви – Шар Планина (2.747), Пирин Планина, Осогово (2.252), Јакупица (2.540), Баба (2.601), Бистра (2.163) и др. со пространи и затворени котлини (Пелагонија, Полог, Скопска Котлина, Овче Поле, Струмичка Котлина, Серска Котлина, Благоевградска Котлина и др.). За рамните дна на котлините се карактеристични алувијалните почви и смолниците, по нивните рабови дилувијалното земјиште, а на планините кафеавите почви. Кристалестите шкрилци, магматските и метаморфните карпи, од кои во најголем дел е изграден релјефот на Македонија, се носители на повеќе важни минерали, како оловно-цинковата руда во осоговскиот масив, железната руда на Бистра, бакарната руда кај Радовиш, хромната руда во љуботенскиот масив и на Халкидик и др. Во Македонија, која на југ со долг брег излегува на Егејското Море, се јавува медитеранската клима, а од север преку Вардарско-моравската долина е изложена на континенталната клима. На високите планини, пак, владее планинската клима.

Хидрографската мрежа во Македонија ја сочинуваат реките: Вардар, Струма, Места, Бистрица и Црни Дрим со своите притоки, како и езерата – Охридско, Преспанско, Дојранско, Костурско, Лагадинско, Бешичко и др. Вегетацијата во Приморска Македонија е медитеранска со карактеристичните шуми – макии, а од културните растенија – со лозата и маслинката. Понасевер од медитеранската растителна област се листопадните дабови и букови шуми, кои се наредени катовски, а над нив се високопланинските пасишта. Животинскиот свет е составен од медитеранска и средноевропска фауна.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија,* ПМФ, Скопје, 2002. Ал. Ст.

**Античка Македонија.** Според географско-етничките и историските карактеристики, АМ го опфаќала североисточниот дел на Балканскиот Полуостров. Античките автори ја опишуваат како планинска земја, со голем број реки, богати полиња, шуми и езера и со рудни богатства. Етничката и јазичната граница помеѓу македонската и хеленската територија на југ е: планината Олимп, реката Пенеј (Пенеиос, Пенча) и брегот на Егејското Море; на југозапад границата се движи до планината Пинд (Пиндос); западната граница продолжува по планините од Шарпланинскиот масив (Јабланица, Кораб, Дешат) сѐ до планината Скард (ден. Шар Планина); северната граница се спушта по падините на планината Јакупица, поминува помеѓу денешните градови Скопје и Велес и по реката Пчиња излегува на Осоговските Планини, сѐ до планината Рила; на исток граничната линија започнува од Пирин Планина до утоката на реката Нестос (ден. Места) во Егејското Море.


Стела на македонски војник, Исар Марвинци (II в. пр.н.е.)



Карта на Античка Македонија до смртта на Филип II (336 г. пр.н.е.)

Античките автори Приморска Македонија ја нарекуваат – Долна Македонија, а внатрешниот планински дел – Горна Македонија. Долна Македонија го опфаќа централниот дел на Македонија и се простира меѓу реките Халиакмон (Бистрица), Аксиј (Вардар) и долните текови на Стримон (Струма) и Нестос (Места), со областите: Пиерија, Ботиаја, Алмопија, Амфакситида, Мигдонија, Анатемунт, Ботика, Крусида, Бисалтија, Крестонија, Пиерида, Едонида и Еордаја. Горна Македонија ги опфаќа областите: Тимфаја, Параваја, Елимеја, Дасаретида, Орестида, Линкестида, Пелагонија, Дериоп, Пајонија, Парорбелија, Синтика и Одомантика.


Македонски штит, с. Бонче

Од владеењето на првата македонска династија Аргеади (Аргеас е епонимниот херој на Македон) во VIII в. пр.н.е. започнува ширењето на државната територија, која ги обединува сите етноси (палеобалкански популации со индоевропско потекло) што живееле на територијата на Античка Ма-




Македонија во времето на Александар III Македонски

кедонија: Бриги, Пајонци, Пелагонци, Линкести, Енгелани, Дасарети, Орести, Еордаи, Елимеи, Ботиајци, Пиеријци, Алмопи, Мигдонци, Крестонци, Бисалти, Еордајци, Едони и др. помали етноси.

За Македонија карактеристични се: македонската басилеја, монархиското уредување со наследен владетел и државни институции што владеат според „македонски закони“, македонски обичаи, обреди, со македонски божества, митови, култови и посебен македонски јазик.

Имињата на македонските кралеви од династијата Аргеади се: Пердика I, Аргај, Филип, Аероп I, Алкета, Аминта I, Александар I, Пердика II, Архелај I, Орест, Аероп II, Аминта II, Паусаниј, Аминта III, Александар II, Птолемај Алорски, Пердика III, Филип II, Александар III, Филип III, Александар IV. Првата кралска престолнина била Ајга (Вергина), втората престолнина е Пела, која со големите градежни зафати во времето на Филип II (359–336) станува метропола на Балканот. Македонската држава постигнува најголем политички, воен и економски подем во времето на Филип II, а екуменско значење (според својата големина и моќ) во времето на Александар III Македонски (336–332). По неговата смрт сè до римските освојувања (334–168 г. пр. н.е.) Македонија ја владеат дијадосите и епигоните: Антипатар, Касандар, Филип IV, Александар V (т. н. Антипатриди), Деметриј I, Пир, Лизимах, Птолемај; по 277 г. пр.н.е. следи последната македонска династија Антигониди: Антигон I Гонат, Деметриј II, Антигон Досон, Филип V и Персеј.

По паѓањето под римска власт (146 г. пр.н.е.) Македонија станува римска провинција. Македонците како дел од Римската Империја создаваат ново општество: римските провинции ги управуваат римски управници; новите градови добиваат римски војнички карактер (Скупи), а животот на населението се формира според римскиот правен систем; се трасираат нови комуникации, се менува етнографијата, се романизира автохтоното население; со присуството на римските војски, но и со честите навлегувања на нови народи (Готи, Хуни, Авари и Словени) се менува етничкиот состав. Словенскиот етнос како најдоминантен навлегува во етногенезата на Македонците, ги наметнува словенскиот јазик и културата, а христијанството што се проповеда уште од самиот почеток (во I в. н.е. Апостол Павле во Македонија има христијанска мисија), во IV в. пр. н.е. станува главен белег на Македонците, препознатлив преку многубројните христијански базилики.

ЛИТ: *Herodotus*, 4 Vols., Harvard Univerity Press, 1960; *Thoucydides*, 4 Vols., Harvard University Press, 1958; Јустин, *Филиповата историја*, прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000; Аријан, *Александровата анабаса*, прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; Скопје, 1998; Hammond, *The Macedonin State*, Oxford, 1989; Е. Петрова, *Бригите*, Скопје, 1996; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; *Историја на македонскиот народ*, I, Скопје, 2000; Ф. Папазоглу, *Историја на Хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; М. Бошкоски, *Имињата на Македонија и Македонците*, Скопје, 2003; А. Шукарова, *Филип II Македонски и атинските ретори*, Скопје, 2003. А. Шук.

**Македонија – римска провинција.** Основана во 148 г. пр.н.е., откако




Римските провинции на Балканот со главните патишта




Населувањето на Словените на Балканот и во Македонија

римскиот легат Квинт Каекилиј Метел во битката кај Пидна го задушил Првото македонско востание под водство на Филип VI Андриск. Од 27 г. пр. н.е. под сенаторска управа, во периодот од 15 до 44 г.н.е. е под управа на царскиот легат, а потоа повторно под сенаторска управа. Го зазема најголемиот дел од јужниот Балкански Полуостров, териториите на Кралството Македонија по текот на реките Халиакмон (Бистрица), Аксиј (Вардар) и средниот и долниот тек на р. Стримон (Струма). На овие територии биле придодадени и териториите на Илирија (денешна Средна Албанија), Северен Епир (денес Јужна Албанија, Северозападна Грција). На југ се граничела со провинциите Ахаја и Епир (по 106 г. н.е.), на исток со Тракија, а на север со провинциите Далматија и Горна Мезија. Главен град на провинцијата бил Тесалоника (Солун), а други позначајни градови биле: Епидамнос (Дирахион) и Аполонија – на илирскиот брег; Лихнид, Хераклеја и Стоби – во Горна Македонија; Лариса, Дион и Пела – во Долна Македонија и Тесалоника, Потидаја, Амфипол, Филипи, Неапол и Тасос на Халкидик – на трако-македонскиот брег. Економска база за животот биле плодните полиња, како и богатите природни суровини, пред сè дрвото (кое се применувало во градежништвото) и рудите. Негативна страна била транзитната местоположба во центарот на Балканот, преку која придобивките од источните цивилизации се трансферирале при изградбата на западните цивилизации.

ЛИТ.: J. Sasel, *Macedonia*, Tabula Imperii Romani, K34, Ljubljana, 1976, 82-83; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. В. Л.




Македонија како дел од картата на Европа (1766)

**Македонија во средниот век.** Во средината на I в. започнало да се шири христијанството. Апостолот Павле основал христијански општини во Филипи, Тесалоника и Верија. Во VI и поч. на VII в. се населиле словенските племиња (Верзити, Другувити, Сагудати, Ринхини, Вајунити, Стримонци и др.), кои се измешале со староседелците и од нив ги прифатиле цивилизациските постигања во селското стопанство, занаетчиството, градежништвото и др. Промени настанале во топонимијата: најголем дел од населбите, реките, планините добиле словенски имиња (Бистра, Прилеп, Извор и др.), еден дел од имињата Словените ги прилагодиле на својот јазик (Верија – Бер, Стримон – Струма, Скупи – Скопје и др.), а дел од имињата ги прифатиле од староседелците (Опила, Опае, Опеница, Таор, Бадер, Теово, Пелистер, Пелагонија, Вапила, Сирула, Галик, Галичица и др.). Областите населени од словенските племиња за Византијците претставувале независни кнежества нарекувани Склавинии, на чело со племенски водачи. Византија потчинила дел од Склавиниите (VII и VIII в.).

Склавиниите во внатрешноста биле потчинети од Бугарите (по сред. на IX в.). Во времето на бугарското владеење во Македонија се појавило богомилството – религиозно и социјално движење против црквата и државата. Солунските браќа св. Кирил и Методиј ја создале словенската азбука (сред. на IX в.) и почнала да се развива раната словенска писменост и култура во Македонија. Со Климент и Наум, преку Охридската книжевна школа, се развила македонската средновековна просвета и книжевност.

Во II пол. на X в. во Македонија било основано Самуиловото Царство (969–1018) – најголемата ранофеудална држава на Балканот. Царот Самуил (969–1014) ја обединил цела Македонија (освен Солун) и потчинил голем дел од соседните балкански земји. По поразот во Беласичката битка и по смртта на царот Самуил (1014) македонската држава заслабнала. Наследниците Гаврил Радомир (1014-1015) и Јован Владислав (1015–1018) не успеале да ги запрат византиските напади, па по смртта на Јован Владислав (1018) Македонија била завладеана од Византија.

За ослободување од византиската власт во XI в. биле кренати востанијата на Петар Делјан (1040–1041) и Ѓорѓи Војтех (1072–1073), кои, по почетните успеси, биле задушени.



Беласичката битка (минијатура според Скилица, XI в.)

Во 80-тите години на XII в. благородникот Добромир Хрс ја отфрлил византиската власт и формирал независна државичка со центар во Просек, која се одржала до почетокот на XIII в. (1202). Во првата половина на XIII в. за превласт во Македонија војувале соседните балкански држави: Скопје, Охрид и Бер паднале под бугарска власт (1203), со центар во Солун било формирано Солунското Латинско Кралство (1204–1224). Во Просек се осамостоил благородникот Стрез (1207–1214), а во Струмската област (со центарот Мелник) се осамостоил благородникот Слав (1207 – ок. 1230). Во Македонија владееле: епирскиот цар Теодор I Ангел (1224–1246), Бугарите (од 1230), Никејците (1246–1259) и одново Византија (1261). Пред крајот на XIII в. српската држава го завладеала северниот дел: Скопје, Горен и Долен Полог, Овче Поле, Злетово и Пијанец (1282), како и Дебар, Кичево и Поречката област (1284). Кралот Стефан Душан за десетина години (1334– 1345) ја освоил цела Македонија, освен Солун. По неговата смрт (1355), кога српската држава започнала да се распаѓа, во Македонија биле формирани неколку независни владенија.

На териториите од Костур до Призрен и од р. Вардар до албанските планини се осамостоил Волкашин, кој бил крунисан за крал и совладетел на царот Урош (1365). Деспотот Углеша се осамостоил во Серската област (1365), под негова власт се наоѓале териториите до Струмица и Мелник, со Света Гора. До крајот на 60-тите години на XIV в. тие воспоставиле хегемонија во Македонија. По нивното загинување во Маричката битка против Османлиите (1371), во Македонија се издигнале синот на Волкашина кралот Марко и браќата Константин и Јован Драгаш.

Државата на кралот Марко, позната и како Прилепско Кралство, кон крајот на 70-тите години на XIV в. се протегала на исток до областа Раец, на север до Скопје, на запад ги зафаќала Преспа, Демир Хисар, Порече, Кичевската област и Дебар, а на југ до меѓите на Пелагонија. Прилепското Кралство ја задржало својата самостојност до освојувањето на Прилеп и Битола од Османлиите (1385), кога Марко ја признал врховната власт на султанот.

Браќата Јован и Константин Драгаш се осамостоиле на териториите помеѓу реките Струма и Вардар, со престолнина во Ќустендил. По смртта на Јован (ок. 1380), Константин ја признал врховната власт на султанот. Во почетокот на 80-тите години на XIV в. започнало османлиското освојување на Македонија; источниот дел со градот Сер (1383), централниот со Штип, Велес, Прилеп и Битола (1385) и Скопје (1392). По загинувањето на кралот Марко и Константин Драгаш во битката кај Ровине (1395) Македонија паднала под директна османлиска власт, освен Солун, којшто бил освоен подоцна (1430). К. Аџ.

**Македонија во времето на османлиското владеење.** Во периодот меѓу Маричката битка (1371) и битката на Ровине (1395) Македонија целосно потпаднала под османлиската власт. Во новото политичко уредување христијаните станале граѓани од втор ред и не ги уживале истите права како и муслиманите. Основа на новото уредување бил т.н. тимарско-спахиски систем што се состоел од доделување феудални земјишни лена (тимари, зеамети и хасови) во замена за исполнувањето на воените обврски. Во почетокот имало и христијани-тимариоти, кои постепено исчезнале. Земјата ја обработувало феудално зависното население – христијани и муслимани, познати под името раја, кое од XVII в. ги означувало главно христијаните. Тие биле должни да им даваат даноци и на феудалниот господар и




Српската држава од 1170–1350 година




Османлиските освојувања на балканските земји





Сцени од секојдневниот живот – фрески во црквата „Св. Атанасиј Александриски“ во с. Журче, Демирхисарско (1622)

на државата и не можеле слободно да располагаат со својата земја. Стопанството имало натурален карактер и селанецот ги задоволувал своите потреби занимавајќи се со земјоделство и со сточарство.

Градовите, по краткотрајниот застој, доживеале експанзија со брз развој на занаетчиството и трговијата во нив. Промени настанале и во демографската структура на населението. Преку колонизација во Македонија биле населени турски номадски сточари, пред сè Јуруци, од Мала Азија. Во XVI в. биле создадени Солунскиот и Овчеполскиот јуручки санџак, а нивниот број достигнал околу 140.000 лица. По протерувањето од Шпанија (1492) и од Португалија (1497) се доселило во Македонија и бројно еврејско население. Демографските промени биле предизвикани и од процесот на исламизацијата. Таа започнала во XV в., а најсилниот бран се случил во втората половина на XVI в., кога процентот на исламизираните христијани по градовите изнесувал 25% од градската популација, додека во селата само 3%. Исламизацијата продолжила и во наредните векови, засилувајќи се особено во воените години.

Православната Охридска архиепископија, и покрај големите загуби што ги претрпела, продолжила да функционира и по освојувањето. Сè до нејзиното укинување во 1767 г. таа била носител на народната култура и духовен заштитник на христијаните.

Промените во земјишните односи и воведувањето на чифлигарскиот систем го засилило ајдутското движење и предизвикало реакција на христијанското население. Уште во 1564/65 г. во Мариово и во Прилеп биле кренати првите буни, а во есента 1689 г. избувнало Карпошовото востание. Задушувањето на востанието и стравот од репресалии предизвикале иселување на христијанското население од Северна Македонија. На нивно место биле населени доселеници од Албанија, со што започнало менувањето на етничкиот состав на населението во овој дел на Македонија.

Слабата централна власт и анархијата во Империјата овозможиле во втората половина на XVIII в. во поголемиот дел од Македонија локалната власт да ја приграбат моќни бегови (претежно од албанско потекло), кои дејствувале независно од централната власт. Положбата на рајата станувала сè потешка и поради дејствувањето на крџалиите, воени дезертери, што здружени во големи банди ги напаѓале селата и градовите.

Реформите воведени во Империјата по 1839 г. значеле постепено подобрување на состојбата на немуслиманите, кои, формално, станале рамноправни со муслиманите. Во Македонија дошло до зголемување на стопанскиот развој, била изградена железница, се воспоставиле телеграфски и телефонски линии, а трговијата, посебно меѓународната, доживеала експанзија. Христијаните биле поприсутни во стопанството и во трговијата, учествувајќи и во локалната градска власт. Била спроведена и територијална реформа, со која биле формирани трите вилаети: *Солунскиот, Битолскиот и Косовскиот.*

Иако по Руско-турската војна (1877–1878) дошло до повторно влошување на економската и политичката ситуација, веќе бил создаден богат христијански гра-




Карта на Македонија (1770)


Зоран Ризовски: Димитар Попгеоргиев-Беровски

ѓански слој и интелектуална елита, кои почнале да ги артикулираат своите политички и национални интереси, со што започнало националното движење на македонскиот народ за ослободување.

ЛИТ: *Историја на македонскиот народ,* II. *Македонија под турска власт (од XIV до крајот на XVIII век)*, редактор д-р Александар Стојановски, Скопје, 1998; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија*, I-IV, Скопје, 1983; Александар Стојановски, *Градовите во Македонија од крајот на XIV до XVII век. Демографски истражувања,* Скопје, 1981; истиот, *Македонија во турското средновековие (од крајот на XIV – почетокот на XVIII век)*, Скопје, 1989; истиот, *Македонија под турската власт. Статии и други прилози*, Скопје, 2006. Др. Ѓ.

**Македонија во османлискиот период од 60-тите години на XIX век до Балканските војни.** Со преродбенското движење, просветно-културните и црковните борби по средината на XIX в. било апсолвирано прашањето на сопствената национална идентификација на македонскиот народ. Во 60-тите и 70-тите години започнал процесот на револуционерното организирање со појавување и дејствување на заговорнички револуционерни кружоци, понекаде нарекувани комитети. Солунскиот Таен македонски револуционерен комитет, основан од Димитар Попгеоргиев-Беровски (1874), го организирал и го извел Разловечкото востание, кое започнало во Малешевско (8–20. V 1876). Востаниците, предводени од Беровски, го ослободиле с. Разловци, каде што била воспоставена месна македонска власт. Оттаму востаниците продолжиле кон другите населени места во Малешевско и Пијанечко. Ограничени акции имало и во Кочанско, Штипско и Радовишко. Пред да добие пошироки размери, востанието било задушено. Разловечкото востание било автохтоно, автономно организирано и водено без надворешни влијанија и без мешање на надворешни фактори, со јасно поставена цел: ослободување и создавање самостојна македонска држава. Тоа е посведочено со востаничкото знаме како симбол на македонската државност, како и во народните песни.

На Цариградската конференција (23. XII 1876 – 20. I 1877) македонското прашање не добило посебен третман, иако имало предлог Европска Турција да се подели на две самостојни единици: Македонија (со престолнина во Софија) и Бугарија (со престолнина во Трново). Во прелиминарниот Санстефански мировен договор помеѓу Русија и Османлиската Империја (19. II /3. III 1878) руската дипломатија наметнала создавање голема бугарска автономна држава со присоединување на најголемиот дел од Македонија. На Берлинскиот конгрес (1/13. VI – 1/13. VII 1878) тој договор бил анулиран и било решено Македонија да остане во составот на османлиската држава, која била обврзана (со чл. 23 од Берлинскиот договор) на управна децентрализација и давање автономен статус за Македонија (под името Румелија) врз основа на органски статут како оној за островот Крит (1868).


Кресненската Клисура

Кресненското востание (1878–1879), под водство пак на Димитар Попгеоргиев-Беровски, било организирано и водено според националноослободителна и државотворна програма. Во востанието зеле учество востаници и доброволци од 32 околии, 163 населени места во Македонија. Била создавана македонска востаничка војска со Штаб раководен од штабен на-



Картографски проект за Балканот на Цариградската конференција (1876/77)



Промените на Балканот по Берлинскиот конгрес



Дамјан Груев



Борис Сарафов



Анастас Лозанчев



Здружените чети на Пандо Кљашев и Васил Чакаларов (1903)

чалник. На ослободената територија била воспоставена самобитна македонска револуционерна воено-востаничка власт, изградена врз основа на обичајното право. Востаничкото раководство се определило за независни надворешни односи, во прв ред со соседните држави.

По задушувањето на Кресненското востание македонското ослободително движење се изразило со востаничкото раздвижување во Североисточна Македонија (во Кумановско-Кратовско-Кривопаланечко), со дејствување на чети (1879–1881) во централниот, југоисточниот (Серес, Драма) и југозападнот дел (Островско, Костурско и Леринско) и со акциите на Македонската лига за ослободување на Македонија (1879–1880), Националното собрание и Привремената влада на Македонија (1880–1881). Привремената влада објавила Манифест со повик за продолжување на ослободителната борба за создавање самостојна држава или автономна државност во рамките на османлиската држава, а создала и Устав на македонската држава (1880). Двете политички претставништва настапиле со легитимни барања за примена на чл. 23 од Берлинскиот договор за Македонија.

Македонската револуционерна организација (МРО), основана во Солун (23. X / 4. XI 1893), подоцна под оперативно раководство на Гоце Делчев – идеологот и стратег на македонската ослободителна борба, го подготвила новото оружено ослободително и државотворно македонско востание во почетокот на XX в. Загинувањето на Делчев (4. V 1903) го забрзало кревањето на востанието, кое започнало на Илинден, 2. VIII 1903 г. Востанието го раководел Главниот штаб (Дамјан Груев, Борис Сарафов и Анастас Лозанчев) преку реонските горски штабови. Најсилно било во Битолскиот револуционерен округ. Со офанзивни дејства биле ослободени и поголеми населени места (Крушево, Клисура и Невеска). На ослободената територија била создадена македонска револуционерна власт. Во другите револуционерни окрузи дејствувале вооружени чети со напади на стратегиски објекти и на помали единици на османлиската војска. Во услови на непријателско окружување од соседните балкански држави и со силна поддршка на Владата на османлиската држава од европските Големи сили за брзо задушување на востанието, по неколкумесечни исцрпувачки жестоки борби со огромната модерно вооружена османлиска редовна војска и башибозук, Главниот востанички штаб наредил запирање на востаничките дејства со цел да се поштеди народот и да се зачуваат силите и кадрите за продолжување на борбата за ослободување и создавање македонска држава во поповолни внатрешни услови и меѓународна констелација. Европските големи сили биле присилени да интервенираат. Се зафатиле за спроведување реформи (1903–1908), врз основа на т.н. Мирцштегска програма, не за разрешување на македонското прашање, туку за осовременување на османлискиот режим за смирување на Македонија. Балканските држави Бугарија, Грција и Србија започнале отворена агресија врз Македонија со уфрлување вооружени чети за да подготвуваат терен за нејзина окупација и поделба. Србија и Бугарија потпишале Договор за сојуз (Белград, 30. III / 11. IV 1904), со кој ја усогласиле својата политика спрема Македонија. Во април 1905 Грција ѝ предложила на Бугарија спогодување за поделба на Македонија. По Ревалската средба на суверените на Русија и Англија и навестената автономија на Македонија и поради тоа појавата на Младотурската револуција (1908) било одложено спогодувањето на трите балкански држави. На 29. II / 13. III 1912 г. Бу-



Прославување на Младотурската револуција во Битола (1908)




Македонија пред Балканските војни

гарија и Србија склучиле договор за сојуз, со таен додаток за поделба на Македонија. Потоа и Бугарија и Грција склучиле договор (16. / 29. V 1912), со што бил создаден троен, а со пристапувањето и на Црна Гора, четворен балкански сојуз за војна против Отоманското Царство за освојување на неговите владенија на Балканот и за поделба на Македонија.

**Македонија од Балканските до Втората светска војна** (1912–1941). Првата Балканска војна почнала на 18 окт., а на 4. XII 1912 г. било потпишано примирјето. Македонците се бореле во составот на војските на трите балкански држави. Одредот на Јане Сандански и вооружените чети во задницата на отоманската војска самостојно ослободиле повеќе населени места и организирале своја власт до пристигнувањето на сојузничките армиски единици. Се бореле за ослободување и за самостојна држава Македонија, јавно декларирано од Сандански по влегувањето со неговиот одред во Солун, заедно со единиците на бугарската и на грчката војска. Но Македонија била веќе окупирана од армиите на Грција, Србија и Бугарија.

Започнала акција (предводена од Димитрија Чуповски, Петар Попарсов и др.) за организиран отпор и за испраќање македонска делегација во Париз и во Лондон за да бара од претставниците на Европа на Мировната конференција признавање на придонесот на македонскиот народ како воју-



Првите Меморандуми од ополномоштената Македонска колонија во С.-Петербург (1. III 1913 и од 7. VI 1913)

вачка страна и сојузник во војната, за создавање самостојна држава. Окупаторските сили го задушиле отпорот во Македонија. Македонската колонија во Русија (ополномоштена од Општомакедонската конференција во Велес) побарала од Мировната конференција (Меморандум, 1. III 1913) да се одржи Конститутивно собрание за создавање независна држава Македонија, со центар во




Македонија по Букурешкиот договор (1913)

Солун. Истото барање било упатено и до владите и јавното мислење во балканските држави-окупаторки (Меморандум, 7. VI 1913). Меѓутоа, со Букурешкиот договор (10. VIII 1913) Македонија била поделена. Грција го добила Егејскиот, Србија Вардарскиот дел, а на Бугарија ѝ бил оставен Пиринскиот дел на Македонија. Подоцна и новата држава Албанија добила мал дел. Така поделен, македонскиот народ бил подложен на насилна денационализација и асимилација.

По започнувањето на Првата светска војна Македонската колонија во Русија побарала од антантините сили (авг. 1914 и јуни 1915) автономна и обединета држава Македонија. Водечките држави од двата противнички воени сојузи на Македонија гледале како на средство за придобивање на Бугарија. Во октомври 1915 г. Бугарија влегла во војната против Србија и по окупацијата во Вардарскиот дел на Македонија воспоставила своја власт. Воените дејства на силите (1.200.000 војници) од двата непријателски сојуза во Македонија оставиле катастрофално разорни последици.

Со војната одново било актуализирано и македонското прашање. Пред крајот на 1916 и во почетокот на 1917 г. Германската команда предложила проект за создавање автономна македонска држава. Проектот бил отфрлен од Александар Протогеров и Тодор Александров, со изјава на првиот дека Македонија била бугарски неделив дел од „обединета Бугарија“. И Велика Британија и Франција (по превратот во Русија) го реактивирале прашањето за Македонија. За придобивање на Бугарија



Обездомени Македонки во војните (1913)




Македонскиот фронт (1915-1918)

за сепаратен мир предвидувале да ѝ го отстапат Вардарскиот дел на Македонија до р. Вардар, алтернативно Македонија да се организира како автономна држава под протекторат на една од големите сили или прашањето да се решава во рамките на проектираната држава на југословенските народи. Грција и Србија жестоко се спротиставиле на проблематизирањето на нивните предвоени граници во Македонија и настапиле со нови територијални барања.

Се активирале и македонските национални организации и друштва во странство. Македонскиот револуционерен комитет во Петроград на чело со Д. Чуповски (1917) повикал за создавање „Балканска Федеративна Демократска Република“ со обединета Македонија како одделна рамноправна република. И македонските друштва во Швајцарија барале обединување на Македонија во самостојна македонска држава со центар во Солун.



Балканская Федеративная Демократическая Республика.

Балканы для Балканскихъ народовъ.

Полное самоопредѣленіе каждой націи.

Настоящая мировая война несетъ малымъ порабощеннымъ народамъ свободу и самоопредѣленіе. Македонія столѣтіями боролась и проливала потоки крови за эту свободу и независимость, но она была предательски, несправедливо растерзана преступнымъ шовинизмомъ и алчностью кровавыхъ династій окружающихъ ея государствъ. Результаты этого безпримѣрнаго въ исторіи грабежа вызвали не только взаимное истребленіе балканскихъ народовъ, но и небывалую затѣмъ всемірную войну. Теперь, когда большая часть Балканскаго полуострова въ развалинахъ, а остатки его народовъ находятся подъ тяжелымъ австро-германскимъ игомъ, мы, македонцы, больше, чѣмъ кто-ли-

Почетокот на публикуваната Програма на МРК во Петроград („Воля Народа“, 18. VI 1917)

На крајот на војната Егејскиот дел на Македонија бил реокупиран од Грција, а Вардарскиот од Србија. Пред и во времето на Версајската мировна конференција Привременото претставништво на поранешната Револуционерна организација, Генералниот совет на македонските друштва во Швајцарија, Македонците во Цариград и др. барале ослободување на Македонија и создавање самостојна држава за траен мир на Балканот, но Извршниот комитет на македонските братства во Бугарија од Мировната конференција побарал цела Македонија да се присоедини кон Бугарија.

Македонското прашање на Мировната конференција било разгледувано само во Комитетот за нови држави (јули 1919), сепаратно за делот од Македонија во Кралството на Србите, Хрватите и Словенците. Италијанската делегација се застапила за давање автономија, но се спротиставила француската делегација. Мировната конференција усвоила четворна поделба на Македонија помеѓу Грција, Кралството на Србите, Хрватите и Словенците, Бугарија и Албанија. На Грција ѝ бил потврден Егејскиот дел на Македонија, на Бугарија Пиринскиот дел (без Струмичко, сега доделено на Србија), на Кралството СХС Вардарскиот (проширен со Струмичко), а на новата албанска држава ѝ било доделено територијално проширување во Македонија по должината на целата гранична линија од областа Гора на север до Горичко (Корчанско) на југ (како компензација за Косово).

Грција издејствувала одредба во Мировниот договор за размена на малцинствата со Бугарија. По потпишувањето на Конвенцијата (17. XI 1919) таа спровела иселување на македонското православно и исламизирано население и колонизирање на Егејскиот дел на Македонија со грчко. Во Вардарскиот дел на Македонија се спроведувала српска колонизација. Економски упропастен и поделен, македонскиот народ бил подложен на систематска денационализација и асимилација, спроведувана од владејачките режими преку репресивниот државен апарат, институциите и терористичките здруженија и организации.

Внатрешните поделби и идејно-политичките конфронтации се засилиле. Привременото претставништво во Софија, како репрезент на поранешното македонско ослободително движење, се распаднало. Македонските комунисти формирале Емигрантски комунистички сојуз (1920) во рамките на БКП(т.с.). Македонските федералисти основале Македонска емигрантска федеративна организација (1921), а поранешните учесници во македонското револуционерно ослободително движење ја основале Илинденската организација (1920). Тодор Александров, Александар Протогеров и Петар Чаулев пак ја обновиле дејноста на предвоената ВМОРО под име ВМРО (1920) во Пиринскиот дел на Македонија, со сестрана поддршка од бугарските монархистички и од високите воени кругови за обезбедување легалитет за ревизионистичко-реваншистичката политика. ВМРО зела активно учество во соборувањето на владата на Александар Стамболиски и се пресметувала со политичките опоненти од македонските полититички организации. Во 1924, со застапување на Димитар Влахов и со посредство на КИ, бил постигнат договор за обединување на македонските политички организации, потврдено со Мајскиот манифест. На 1 август водачите на ВМРО Александров и Протогеров ретерирале. Нивното меѓусебно сопернинштво довело до внатрешни судири и меѓусебни ликвидации. По убиства-



Устав
на В. М. Р. О. (Обединена).

I. Цел, задачи и характер.

Чл. 1. В. М. Р. О. (Обединена) си поставя за цел:

Извоюването на свободна и независима Македония в рамките на нейните географически и економически граници и обособяването ѝ в самостоятелна политическа единица, влизаща като равноправен член в бъдащата Балканска Федерация.

Чл. 2. Независимата и свободна македонска държава се изгражда върху базата на пълното национално, политическо, гражданско и културно равноправие на всички населяващи я народности.

Чл. 3. За постигането на тая цел, В. М. Р. О. (Обединена) си поставя следните задачи:

а) Изграждането на една масова революционна организация, която да обхване народните маси в трите части на Македония, разделена между Сърбия, Гърция и България, а така също

Уставот на ВМРО(Обединета) (1925)



ДЕКЛАРАЦИЯ
на Вътрешната Македонска Революционна организация (обединена).

Декларација на ВМРО(Об) (1925)



Резолуција за македонското прашање на КИ и ВМРО(Об) (Москва, 23. II 1934)

та во времето на Септемврискoто востание и по убиството на Тодор Александров (31. VIII 1924), следеле многубројни убиства на истакнати македонски револуционери и комунисти.

Интелектуална Европа била згрозена. Познати писатели и влијателни општественици барале запирање на политичките убиства. ВМРО под водство на Иван Михајлов продолжила да дејствува за каузата на бугарската државна политика. Финансирана од бугарската држава, од Италија и со средствата што присилно ги собирала од македонскиот народ во Пиринскиот дел на Македонија (преку инсталираниот паралелен апарат), под декларираната девиза борба за автономија на Македонија, уфрлувала во Вардарскиот дел на Македонија (инцидентно и во Егејскиот дел) вооружени чети што извршувале диверзии и атентати.

На надворешно-политички план ВМРО со петиции до Друштвото на народите и до другите меѓународни организации барала малцински права за бугарското население во Македонија под власта на Југославија и на Грција. Во 1935 г., кога ВМРО станала пречка за Бугарија во односите со Југославија, била забранета и експресно ликвидирана.

Македонските револуционерни сили се обединиле во 1925 г. во ВМРО(Об) организирана да прерасне во масовно револуционерно национално движење на целата територија на Македонија за обединување и ослободување на македонскиот народ во самостојна држава во една Балканска Федерација. Во Вардарскиот дел на Македонија ВМРО(Об) била основана со девиза за самостојна борба за независна Македонија (март 1926). Но со прогони, апсења и судски процеси дејствувањето на Организацијата било намалено, а до крајот на 1935 г. и запрено.

Во март 1934 г. била организирана ВМРО(Об) и во Егејскиот дел на Македонија, со центар во Солун. По признавањето на посебноста на македонската нација од Коминтерната (11. II 1934), Централното раководство на ВМРО (Об) ја засилило дејноста за афирмација на македонската национална посебност и борбата за ослободување и обединување на македонскиот народ во самостојна македонска држава. За запирање на дејноста на ВМРО(Об) во Бугарија нејзините членови биле прогонувани, апсени и осудувани. На судските процеси (1934–1936) тие отворено ја декларирале својата македонска национална припадност. Во Пиринскиот дел на Македонија на ВМРО(Об) ѝ бил зададен тежок удар и по 1936 г. нејзината дејност запрела. Дејствувањето на ВМРО(Об) во Егејскиот дел на Македонија било прекинато со прогоните од диктаторскиот режим на Метаксас (по август 1936).

Во Вардарскиот дел на Македонија се појавило ново Македонско народно движење (МАНАПО) со своја национална и политичка програма и со организирана дејност (1936–1939) за признавање на посебноста на македонскиот народ во федеративно уредена Југославија и со статус на самостојна политичка единица. Движењето не успеало да се одржи поради слабостите во организирањето и раководењето, но и поради директивата од Коминтерната за задржување на версајските граници на Балканот и за создавање единствен антифашистички фронт. Македонските комунисти го прифатиле сепаратното водење на борбата под раководство на КПЈ, БКП и КПГ.

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, 1 и 2, Скопје, 1981; Блаже Ристовски, *Историја на македонската нација*, Скопје, 1999; *Програмата на Македонскиот револуционерен комитет во Петроград од 1917 година за Балканска*



Членови на МАНАПО во Охрид (1938)

*федеративна демократска република* (Прилог кон проучувањето на идејата за Балканска федерација во македонското революционерно движење), „Историја“, 1, Скопје, 1971; зб. *Македонија во војните 1912-1918*, Скопје, 1991; *ВМРО (Обединета) документи и материјали.* Избор, редакција и коментар Иван Катарџиев, 1, Скопје, 1991, 2, 1992. М. Мин.

**Аграрните реформи во Македонија (1918–1953)** – во текот на минатиот век биле извршени две аграрни реформи. Првата аграрна реформа била спроведена во периодот меѓу двете светски војни (1918–1941). Објект на оваа аграрна реформа биле слободните и напуштените имоти (обработлива земја, утрини и шуми во државна и општинска сопственост и сл.) и имотите што ќе останеле слободни по парцелизирањето на крупните имоти. Наспроти ветувањата на аграрните власти и на режимот дека аграрните интересенти ќе ги добијат назад своите имоти бесплатно, земјоделските производители за сето време на дваесет и тригодишниот период меѓу двете светски војни добивале само празни ветувања, биле држени во целосна неизвесност и од страна на политичките партии, државната власт и режимот безочно биле манипулирани иползувани при изборните кампањи. Аграрната реформа била спроведувана непламски, неорганизирано и без вистински увид во постојниот земјиштен фонд. Бившите сопственици незаконски ги продавале имотите, најчесто на поимотните селани, на шпекуланти, на државни службеници и на други лица што не се занимавале со земјоделство. Во многу случаи аграрните комисии своеволно ги ограничувале имотите на македонските селани и земјата им ја доделувале на колонистичките семејства, кои од другите краишта на Кралството Југославија биле населувани во овој дел на Македонија. Целите на аграрната реформа – обезбедување на селаните со земја, создавање поволна поседовна структура и унапредување на земјоделското производство – не биле постигнати.

Основна цел на аграрната реформа од 1945–1953 г. било „да се задоволат социјалните барања на сиромашното селанство како најмасовен општествен слој“. Посебна улога во спроведувањето на аграрната реформа имале месните аграрни комисии. Овие комисии биле избирани на селските собири, кои претставувале еден вид собранија на сите заинтересирани полнолетни мажи од домаќинствата во селото каде што имало земја за експропријација. Објект на експропријација биле имотите на крупните земјишни сопственици, имотите на колонистичките семејства населени во Вардарскиот дел на Македонија во периодот меѓу двете светски војни, имотите на банките, претпријатијата и на акционерските друштва, имотите на црквите и манастирите, поседите на припадниците од германска националност што соработувале со окупаторот и конфискуваните имоти на сите лица што биле прогласени за народни непријатели. Штотуку формираните месни аграрни комисии веднаш почнале со поделба на земјата. Реформата била спроведувана со многу пропусти, неточна евиденција на земјишниот фонд, со протежирања и неправди. Поради тоа, веќе во средината на 1947 г., власта пристапила кон ликвидација на земјишниот фонд наменет за аграрната реформа. Неуспехот на оваа аграрна реформа можеше однапред да се очекува. Таа во целост претставуваше првенствено политичко-класен потфат и најмалку беше економски оправдан проект. НР Македонија и натаму остана земја на ситниот посед, со примена на традиционални и едноставни земјоделски орудија, одгледување на земјоделски култури за потребите на семејствата, ниски приноси и сосема слаба пазарна ориентација


Македонки од Земјоделската задруга во с. Јабука кај Панчево (Војводина)

ЛИТ.: Д-р Александар Апостолов, *Колонизацијата на Македонија во стара Југославија,* Скопје, 1966; Д-р Ристо Христов, *Селото во Вардарскиот дел од Македонија меѓу двете светски војни (социо-економски истражувања),* Скопје, 1993; Д-р Виолета Ачкоска: *Аграрната реформа и колонизација во Македонија 1944–1953 (документи),* Скопје, 1997. Р. Х.

**Македонскиот културно-национален преродбенски процес** – развоен процес на македонското културно-национално будење и државно-политичко осамостојување што почнува со борбата за употреба на народниот наместо црковнословенскиот јазик во пишаната реч и за индивидуализирање на македонскиот културно-историски идентитет во словенскиот и балканскиот свет, за изградба на македонскиот како посебен литературен јазик и за обновување на Охридската архиепископија како национална црква во македонска држава (1802–1944).


Барање од штипјани за обнова на Охридската архиепископија (1860)

Преродбенскиот процес се појавува со закрепнувањето и постепеното македонизирање на градовите во првата половина на XIX в. и се изразува со нараснувањето на интересот на македонското граѓанство за училиште и книга на својот народен јазик. Келијните училишта стануваат световни за да ги задоволат потребите на трговците и занаетчиите во македонската чаршија, па се издаваат книги на родниот јазик и со кирилското писмо (Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ) и учебници (А. Зографски), се отвораат свои печатници


К. Пејчиновиќ: „Огледало“ (1916)





Камче Наков Попангелов (Даскал Камче), цртеж на Пане Поп Коцев, и училиштето во с. Ваташа, каде што била сместена печатницата

(Т. Синаитски, Даскал Камче), а сè до 60-тите години на XIX в. во јавната печатена реч се употребува и грчкото писмо за текстови на македонски (Киријак Држилович, 1851; Павел Божигропски, 1852).

Тоа е период кога се собира и се печати македонското усно народно творештво (В. Караџиќ, 1815 и 1822; Ст. Верковиќ, 1860; Браќата Миладиновци, 1861) и се нивелира јазикот во единствена форма што полека станува норма и за писмената реч. Во подем е и црковната и профаната архитектура, како и уметноста (фрескосликарството, иконописот, копаничарството и живописот), музиката (првенствено црковната) и театарот (Јордан Хаџиконстантинов-Џинот).

Бавното именско индивидуализирање на македонскиот етнокултурен субјект во историска перспектива го олеснува процесот на појавата и дејствувањето на националните пропаганди на соседите на почвата во Македонија од половината на XIX в. Преродбенското движење (преку фазата на „нашизмот“ како развојна етапа), во 40-тите и 50-тите години постепено добива појасна македонска боја, масовно и јавно се изразува во 60-тите и 70-тите, особено во вториот бран на Унијатското движење (1873–1874). Првото печатно македонско обележје со јавно изразена национална идеологија се појавува дури во Тријазичниот речник на Ѓорѓија М. Пулевски (1875).



РЕЧНИК | ФІАЛЬТОР | ЛУГАТ

Тријазичниот речник на Ѓорѓија М. Пулевски (1875)

Иако македонското име има континуитет од антиката до денеска, во европски релации тоа особено се афирмира со развитокот на картографијата (XVI в.), кога појасно се омеѓуваат границите на македонската територија, а со расцветот на хералдиката на Балканот земскиот грб на Македонија настанува истовремено и рамноправно со сите други такви грбови на овие простори и со тоа всушност се субјективизира и државносната претстава во историјата на македонскиот народ. Од тој претпреродбенски период македонското како етничко име знатно се европеизира, се одразува во европскиот образовен процес, а преку печатениот збор и со трговските и другите врски станува етнокултурен и историски белег на Македонците. Австро-турската војна (1689) и преселбата на народот на север уште повеќе го афирмира македонското историско име како етничко. Така се об-

Leopoldus ete,

Notum hisce facimus exposuisse nobis ambos Macedones Marcum Graida(?) Cosanae et Demetrium Georgium Popowik in Saloniki macedonica natos, qualitarnam gens Macedonica intuitu justissimae causae nostrae et feruore atque zelo erga seruitia nostra serio cum affectu inclinet, ab immani turcico jugo in deuotionem nostram transeundi, dummodo gratia et protectione nostra secura redderetur. Quare ex innata benignitate et qua nobis sanctaeque religioni christianie affectos protegendi ferimur clementia moti, praefatam gentem macedonicam universam in genere et specie in gratiam nostram caesaream ac regiam hisce clementer suscipimus et acceptamus, omnibus et singulis nostris officialibus bellicis benigne demandantes, ut repetitam gentem Macedonicam in nullo modo infestent neque molestare praesumant, verum pro viribus in omni occasione et occurentia protegant, defendant et eidem hunc in finem assistant, eandemque de amplioribus gratiss nostris caesareis et regiis juribusque et libertatibus suis canservandis omnino securam et certam reddant, et casu quo aliqui ex eadem gente sub ductu praefatorum capitaneorum nostrorum signisque nostris militare voluerint, eorundem intentionem potius promouere quam impedire teneantur, prouti hisce benigne indulgemus ut cum praescitu et annuentia nostri in capite ibidem commandantis generalis in banderium coire et separatim agere, aut cum nostris se coniungere et contra communem hostem sicque decertare possint ac valeant. Quem in finem apud mentionatum generalem se insinuabunt et secundum eiusdem dispositiones pro communi bono rem secundante deo partesque nostras tueri et pro virili in omnibus occurrentiis egrerie cooperari haund intermittent. Dabantur Viennae 26 Aprilis 1690.

Protectionales pro gente Macedonica ad partes caesareae maiestatis transeuntes. Exp. Viennae 26. Aprilis 1690. M. Pauer. pro Veterani".

Писмо од австрискиот цар Леополд до македонскиот народ (26. IV 1690)

раќа австрискиот цар Леополд, така ја третира Македонија и руската царица Елизабета II. Затоа и бегалците од Македонија по *Карпошовото востание* при префрлањето од Австрија во Русија во половината на XVIII в. пред руската администрација се декларираат дека се „од македонската нација“. Руско-турските војни (XVIII –XIX в.) знатно ја разбудуваат *словенската* и *православната* свест во Македонија и го поттикнуваат стремежот за ослободување од вековното османлиско владеење.

И покрај таквиот развиток, македонското обележје на новата историска категорија *нацијата* се афирмира дури по судирот на *словенизмот* со *грцизмот* – првин на црковен, а потоа и на јазичен




Карта на „Македонија, Епир и Ахаја“ од Герхарт Меркатор (1589)

Декларирање на преселниците од Македонија преку Австрија во Русија во половината на XVIII век како припадници на „македонската нација“

план. Преку фазата на *словенобӯгаризмо̄т*, настанува и судирот со самиот *бӯгаризам*, најизразито во реакцијата против бугарските учебници во македонските училишта, кога и бугарските национални дејци се спротиставуваат на заедничкиот јазик затемелен од Неофит Рилски – врз основа на источното македонско наречје (1835–1844). Тогаш конечно се наложува источнобугарското наречје како основа на современиот бугарски литературен јазик. Првите projави на македонската (именски уште неиздиференцирана) *национална свес̄т* се манифестираат со *Кукушка̄та унија* (1859).

Појавата на учебниците „на македонското наречје“ ја предизвикува и грчката реакција против *македонско̄то име*, прогласувајќи ги античките Македонци за Грци. Тогаш македонската преродба преминува во нова фаза кога нашите интелектуалци и античките Македонци ги прогласуваат за Словени и претходници на Кирила и Методија, па во основата на борбата за национална афирмација ги поставуваат Филип II и Александар III Македонски, претставувајќи се и самите за директни нивни потомци. Тоа беше силен мит што имаше позитивно влијание во процесот на националната *иден̄тификација* во наредната етапа.

Основните карактеристики на *македонска̄та кул̄турно-национална ūреродба* во овој период се прошируваат со стремежот за употреба и афирмација на македонскиот народен јазик во училиштето и во литературата, а црковнословенскиот во црквите, заедно со веќе организираното барање за обновување на укинатата *Охридска архиеūискоūија* како самостојна православна црква и услов за обезбедување македонски нуфус во шеријатскиот систем на Османлиската Империја. По Кримската војна (1856), не без руско влијание, ова движење се засилува и е насочено пред сè против грчкиот јазик и грчката книга во училиштата и во црквите, за употреба на *„нашинскио̄т“* во училиштата и *словенскио̄т* во црквите. Отпорот на „нашизмот“ против бугарската пенетрација во Македонија организирано се засилува по образувањето на Бугарската егзархија (1870).

Тогаш оживува и *срūска̄та национална ūроūаганда* и се поведува



Ферманот за основањето на Бугарската егзархија (24. II 1870)

ривалска борба на туѓите пропаганди за превласт во Македонија. Тоа го забавува процесот на афирмацијата на македонската преродба. Така и започнува клучната фаза на преродбенскиот процес.

Согледувајќи ја желбата на македонскиот народ за сопствен јазик во своите училишта и упорното одбивање на бугарските учебници, за да се инфилтрира бугарската национална идеја во Македонија, Бугарското читалиште во Цариград формира специјална комисија (на чело со П. Р. Славејков) за подготовка на бугарски учебници „на македонското наречје“ (1869). Но идејата стана



Много пъти смы чували отъ Македонистытѣ, че тѣ не были Българе, но Македонцы, потомцы на древнытѣ Македонцы, и всякога смы чакали нѣкакви доказателства на томъ, безъ да гы дочакамы. Македонистытѣ никога не сѫ ни

Статијата на П. Славејков во весникот „Македонија“ (18. I 1871)

беспредметна по брзото создавање на Бугарската егзархија, кога со турските закони беше помогнато слободното влегување на бугарската пропаганда во Македонија. Во тие нови околности Славејков се осмелува во својот вес-

ник „Македония“ (18. I 1871) првпат јавно да проговори и за *„Македонскоѿо ӣрашање“* што го карактеризира како *„сеӣараѿисѿичко“* национално движење и притоа ги набележува основните барања на Македонците: за *свој јазик, своја црква* и *своја кулѿурно-исѿориска авѿономија,* различна од бугарската.

Цели 20 години подоцна (1888–1891) и српската пропаганда прави сличен обид со букварите и читанката на Стојан Новаковиќ на србизиран македонски јазик за да може и таа, како знатно задоцнета, полесно да продре во Македонија. Меѓутоа, брзо се увидува дека по тој пат само се засилува македонската национална свест, па двете пропаганди брзо се откажуваат од таквиот изнуден експеримент.

Во борбата за народен јазик во образованието уште во првата половина на XIX в. се појавува потребата и за *свои ӣечаѿници,* па е отворена *Солунскаѿа ӣечаѿница* на Теодосија Синаитски (1838–1841) и *Ваѿашкаѿа* на Даскал Камче, но се прави и обид за словенизирање на грчката печатница на Киријак Држилович во Солун (1860). Потребата за сопствени учебници се обидуваат да ја задоволат *учебникариѿе* Анатолија Зографски (1838), Партенија Зографски (1857–1858), а подоцна и Димитар Македонски и Димитар Узунов (1867–1868), Кузман Шапкарев (1868–1874) и Ѓорѓија М. Пулевски (1873 и особено 1875). Обиди за објавување *ѓрамаѿика на македонскиоѿ јазик* прават повеќемина (Димитар Миладинов, Партенија Зографски, Георги Динката, Венијамин Мачуковски), но само Ѓорѓија Пулевски успева и да го напечати првиот дел на својот обид „Слогница речовска“ (1880).

Паралелно со тоа се задоволува и потребата за *лиѿераѿура на мајчин јазик.* Во 60-тите и 70-тите години на XIX в. се појавуваат стиховите на Константин Миладинов, Константин и Андреја Петкович, Рајко Жинзифов, Григор Прличев и Ѓорѓија Пулевски, а од 90-тите години и разновидните литературни творби на Војдан Чернодрински, Марко Цепенков, Д. Хаџидинев, Петар Попарсов и др.



„Началное учение за децата“ (Цариград, 1857) од Партенија Зографски и „Свештена историја“ (Цариград, 1867) од Димитар Македонски

Во согласност со европскиот тренд, почнува и интензивно објавување на *македонскиоѿ усѿен фолклор* (Стефан Верковиќ, Браќата Миладиновци, Ѓорѓија Пулевски, Иван Јастребов, Кузман Шапкарев, Марко Цепенков, Антон Попстоилов, Васил Икономов, Петар Драганов и др.). Паралелно со тоа се појавува и *македонскаѿа научна мисла* (Константин Миладинов, Ѓорѓија Пулевски, Георги Баласчев, Трајко Китанчев и др.), но и обиди за *соӣсѿвен ӣечаѿ* со весниците: „Македонский гласъ“ (1885–87), „Македонски лист“ (1887), „Македония“ (1888–1893), „Гласъ Македонски“ (1893–1898), „Балкански гласник“ (1902), „Балканъ“ (1903) и др.

Тоа е веќе епохата на *револуционерно-ӣолиѿичкаѿа комӣоненѿа* на ослободителниот преродбенски тек што се изразува низ *Разловечкоѿо восѿание* (1876), со доброволците во Српско-турската (1876) и во Руско-турската војна (1877–1878), преку *Кресненскоѿо македонско восѿание* (1878–1879), *Македонскаѿа лиѓа* со *Народноѿо собрание на Македонија* и *Привременаѿа влада на Македонија* со *Усѿавоѿ за државноѿо уредување на Македонија* (1880–1881). Овој подем на националната свест преку *„лозарсѿвоѿо“* во Софија (1890–1892) стигнува до *Друшѿвоѿо „Вардар“* (1893–1894) и потоа до *Македонскиоѿ клуб* во Белград (1902), па со формирањето на *Македонскоѿо научно-лиѿераѿурно друѓарсѿво во* С.-Петербург (1902) и неговата комплетна и комплексна *национална ӣроѓрама* (12. XI 1902) се заокружува предилинденскиот период.

Илинденскиот подвиг (2. VIII 1903) ја утврди *државноснаѿа свесѿ* на народот, а МНЛД со официјалното *воведување на македонскиоѿ јазик ӣрвӣаѿ во службена уӣоѿреба* (чл. 12 од Уставот, 1903) и со неговата *научна кодификација* и *ӣракѿична ӣримена* во книгата на К. П. Мисирков „За македонцките работи“ (1903), довршена во сп. „Вардар“ (1905), научно ги прокламира националните приоритети: *македонскаѿа нација, македонскиоѿ јазик, македонскаѿа црква* и *кулѿурно-националнаѿа*



Првите изданија на македонски јазик од Ј. Крчоски (Будим 1814)

*авѿономија.* Со тоа и започнува решавачкиот дел од македонскиот преродбенски процес. Обидите на Другарството за отворање *училишѿа на македонски јазик* (1903–1905 и 1910–1911) и дејноста на *Македонскаѿа колонија во Пеѿроѓрад* (1911–1917), како *оӣолномошѿен ӣреѿсѿавник на македонскиоѿ народ ӣред Евроӣа,* ги поставуваат основите на епохата за конечна афирмација на културно-националната мисла за национално-политичко ослободување и државно конституирање на Македонија.

Балканските војни со Букурешкиот договор (1912–1913) ја разбиваат територијалната целост на Македонија, Првата светска војна и Версајскиот договор (1914–1919) ја затврдуваат поделбата на земјата, но не ја спречуваат и идејата за ослободување и обединување на македонскиот народ. Тоа го потврдуваат: *ӣроѓрамскоѿо ӣисмо на Биѿолскиоѿ кружок* (15. VIII 1912), *Оӣшѿомакедонскаѿа конференција во Велес* (декември 1912), *меморандумиѿе на Македонциѿе* (1 март и 7 јуни 1913), *„Карѿаѿа на Македонија ӣо ӣроѓрама на македонскиѿе народници“* (1913) на македонски јазик, основањето и дејноста на *Словеномакедонскоѿо национално-ӣросвеѿно друшѿво „Св. Кирил и Меѿодија“* (1912) и Руско-македонското благотворно друштво „Св. Кирил и Методија“ (1913) во Петербург, *сѿаѿиѿе* на Д. Чуповски, Г. Георгов, К. Мисирков и други во рускиот печат и особено во сп. *„Македон-*


1913 г. 1914 г.
МАКЕДОНСКІЙ ГОЛОСЪ
(МАКЕДОНСКИ ГЛАС)
Органъ сторонниковъ независимой Македоніи.
О Македоніи и Македонцахъ.

Рекламен лист за сп. „Македонски глас“ (1914)

*скій голосъ (Македонски глас)“* (1913–1914), дејноста на *Македонскиот револуционерен комитет во Петроград* (1917–1924) и *статиите на Мисирков во Софија* (1922–1925) и *на Чуповски во Русија* (1923).

Заради своите интереси *Коминтерната го признава македонскиот културно-национален ентитет и македонскиот јазик* како посебен во словенскиот свет (11. II 1934) и со тоа на меѓународно ниво го помогнува преродбенскиот процес за конечното решение. Независно од крвавите расправии на ВМРО на Т. Александров и В. Михајлов со МЕФО и ВМРО(Об), во 20-тите („Автономна Македония“, „Македонско съзнание“) и посебно во 30-тите години се печатени дваесетина разни *весници и списанија со македонската национална програма,* како што се: легалните (во Софија): „Македонско знаме“ (1932–1934), „Македонска младежь“ (1933–1934), „Македонски вести“ (1935–1936), „Македонска земя“ (1936), „Гоце“ (1938), „Илиндень“ (1939) и др., нелегалните: „Революция“ (1931), „Македонска революция“, „Обединист“ и „Ножот“ (1935), „Бюлетинъ“ и „Македонско единство“ (1936) и др.; легалните македонски весници и списанија во Југославија: „Наш весник“ (1937), „Луч“ (1937–1938), „Наша реч“ (1939– 1941), заедно со европското „Македонско дело“ (1925–1935); весниците во САД: „Балканско сдружение“ (1931–1934), „Трудова Македония“ (1934–1938) и „Народна воля“ (1938–1978); канадското „Единство“ (1936–1940); аргентинските „Македонски глас“ (1935–1939) и „Народна трибуна“ (1936–1939), како и годишните зборници на МНС во САД и Канада (1931–1940).


МАКЕДОНСКА ЗЕМЯ
23 януарий 1936 г.
1
Редакторъ Димитъръ Григоровъ
Цена 3 лева
ДА СЕ СПЛОТИМЪ!

Весникот на Митко Зафировски „Македонска земја“ (1936)


ТРУДОВА МАКЕДОНИЯ
Героичната Смърт на Ганчо Панзов от Скопие в Боевете Пред Мадри
ДОБРЕ ДОШЛИ
Актьори и Актриси от Софийския Народен Театър!

В. „Трудова Македонија“, за смртта на Ганчо Хаџипанзов во Шпанија (1936)

Во 30-тите години на XX в. се издадени и поголем број *посебни публикации:* [Васил Ивановски,] *Идеитѣ и задачитѣ на македонското прогресивно движение въ България* (1933); Ангелъ Диневъ, *Македонскитѣ славяни* (1938); К. Ламбревъ, *Македонскиятъ въпросъ и балканското единство* (1938); Коста Веселиновъ, *Национално поробени народи и национални малцинства* (1938), *Възраждането на Македония и Илинденското въстание* (1939), *Борци за народна свобода: Хр. Ботевъ, Гоце Делчевъ, Любенъ Каравеловъ и Джузепе Гарибалди* (1940).

Во меѓувоениот период особено видлив подем прави и *македонската литература:* објавени се или се претставени на сцената *драмите на македонски јазик* на Никола Киров Мајски, Васил Иљоски, Антон Панов, Ристо Крле и др., а се отпечатени и *стихозбирките* на Волче Наумчески, Венко Марковски, Кочо Рацин и Коле Неделковски.


ВЕНКО МАРКОВСКИ
ОГИНОТЪ...
СТИХОТВОРЕНИЯ
СОФИЯ 1938

Венко Марковски: „Огинот“ (1938)


ИДИ ПРОЛЕТ
О ПРИРОДА

Од збирката „Иди пролет“ од Волче Наумчески (1939 и 1941)

Во текот на НОБ, покрај објавените *песнарки со народни и масовни борбени песни,* се напечатени и двете книшки на Рациновите *Народно-ослободителни песни* (1943), второто издание на Рациновите *Бели мугри* (април 1944), стихозбирката на Ацо Шопов *Песни* (1944),




Збирки со македонски народноослободителни песни

но и поетските книги на Венко Марковски: спевот *Партизани,* епосот *Робии* и стихозбирките *Орлите на Македонија, Низ пожарите на Елада* и *Песни* (1944).

На *I заседание на АСНОМ* во манастирот „Св. Прохор Пчињски“ (2 август 1944) е *конституирана современата македонска држава* Демократска Федерална Македонија во рамките на Демократска Федеративна Југославија и е *инаугуриран македонскиот како литературен јазик* и веќе започнува *државниот живот и развиток на македонската нација и култура.* Со тоа и завршува преродбенски-



Народен собор во манастирот „Св. Прохор Пчински“ во времето на Првото заседание на АСНОМ (1944)




Новата поделба на Македонија по окупацијата во 1941 година

от процес што има влијание и врз натамошниот национален развиток во другите делови од македонскиот народ во Грција, Бугарија и Албанија, како и во дијаспората.

ЛИТ.: Ангелъ Диневъ, *Македонскитѣ славяни*, София, 1938; Коста Веселиновъ, *Възраждането на Македония и Илинденското възстание*, София, 1939; Блаже Конески, *Македонските учебници од 19 век – Еден прилог кон историјата на македонската преродба*, Скопје, 1949; Драган Ташковски, *Раѓањето на македонската нација*, Скопје, 1966; Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1966: истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I-II, Скопје, 1978; истиот, *Македонскиот народ и македонската нација*, I-II, Скопје, 1983; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, I-III, Скопје, 1989–1990; истиот, *Историја на македонската нација*, МАНУ, 1999; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001. Бл. Р.

**Македонија во времето на Втората светска војна.** По капитулацијата на Кралството Југославија (6–18. IV 1941), до крајот на мај беше окупирано и Кралството Грција. Притоа, освен порано вклучениот Пирински дел на Македонија, Бугарија го анектира и најголемиот дел од Вардарскиот дел и дел од Егејскиот дел на Македонија (до реката Струма и островите Тасос и Самотраки), со вкупно 21.460 km² и околу 876.000 жители. Италија го доби најголемиот дел од Западна Македонија со градовите Тетово, Гостивар, Кичево, Дебар и Струга, најголемиот дел од преспанските села и Костурско, Леринско и Кожанско во Егејскиот дел на Македонија, со вкупно 4.314 km² и со околу 232 илјади жители. Во јули тоа окупационо подрачје беше препуштено на анектирање од квислиншка Албанија. Така, Егејскиот дел на Македонија, кој дотогаш се наоѓаше под грчка власт, беше поделен под бугарска, италијанска и германска окупација (Солунско, Воденско и Гуменџиско). За окупаторскиот режим доволно зборуваат податоците дека само во бугарското окупациско подрачје имаше околу 45.000 окупаторски војници и чиновници, а на територијата под албанска окупација беше воведен данокот десеток од времето на османлиското владеење. Во Вардарскиот дел на Македонија, само во првата година од фашистичката окупација беа уапсени 1.937 лица, со 38 смртни пресуди. На бугарското окупационо подрачје, од 3.422 учители и наставници во училиштата со наметнатиот бугарски наставен јазик, имаше само 306 учители и наставници Македонци. Во италијанско-албанското окупационо подрачје беше воведен албанскиот јазик во администрацијата и во училиштата и за македонските деца.

Уште од првите денови на окупацијата, македонскиот народ почна организиран отпор и подготовки за оружена борба, предводена од македонските комунисти и патриоти, главно членови на КПЈ и СКОЈ. Тие на македонски јазик ги издаваа весниците „Дедо Иван“ (Куманово), „Народен билтен“ (Велес) и др. (1941), а во Скопје, Куманово, Прилеп, Битола, Велес и во други места избувнаа ученички штрајкови (1941). Оружениот отпор пак започна непосредно по германскиот напад на СССР (22. VI 1941). Во Пиринскиот дел на Македонија Иван Козаров ја формира првата партизанска група (27. VI 1941), а непосредно по неа беа формирани и партизанските групи на Никола Парапунов и Костадин Кантарџиев, поради што бугарските власти презедоа апсење на околу 150 антифашисти. Во повеќе градови на Вардарскиот дел на Македонија беа организирани масовни илинденски демонстрации (2. VIII 1941). Истиот месец скопските диверзанти извршија успешни диверзии во рудникот за хром Раду-



Диверзантска акција на Железничката станица во Скопје (1941)

ша, на аеродромот Петровец, на железничката линија и на други објекти, а потоа беа формирани и Скопскиот НОП одред (22. VIII 1941) и Прилепската партизанска чета (12. IX 1941). Прилепските илегалци извршија оружен напад на бугарските војници кај Богомилскиот тунел (16. XI 1941). Наскоро потоа, по одлука на Покраинскиот воен штаб на ПК на КПЈ за Македонија беше формиран Прилепскиот НОПО „Гоце Делчев“ (11. X 1941), кој изврши напад на окупаторските сили во Прилеп, а наредниот ден беа формирани и двата кумановски одреда – Козјачкиот и Карадачкиот НОП одред. По нивното разбивање или расформирање се формираа четири нови одреди во Скопско, Битолско, Прилепско и Велешко (во пролетта 1942). Покраинскиот воен штаб беше преименуван во Главен штаб на НОПО, на чело со



Могилата на непобедените во Прилеп




Слободните територии во Македонија во 1942 г. (означени со сина боја)

Михаило Апостолски (летото 1942) и беа формирани уште четири одреди во Битолско, Крушевско, Мавровско и на Шар Планина (летото и есента 1942). Во Пиринскиот дел на Македонија беа



Михаило Апостолски

формирани нови партизански групи во Горноџумајско, Неврокопско и Петричко и беше извршен оружен напад на германската станица за врски во Горна Џумаја (1942). Во Воденско, во Егејскиот дел на Македонија, беше формирана Македонската антифашистичка организација (МАО). Ширум Македонија беа покренати нови илегални весници: „Политички листок" (Кавадарци), „Народен глас" (Прилеп), „Весник" (Скопје), „Билтен" (Битола), „Октробрис" (Куманово), „Неделен весник" (Тетово), „Народен глас" (Штип) и др.



Партизани на планината Мукос (1942)

По формирањето на КПМ и ЦК на КПМ (Тетово, 19. III 1943) беше решено ГШ на НОПОМ и другите воени штабови да излезат на терен за непосредно раководење на оружената борба. Беа формирани и пет обласни комитети на КПМ и пет оперативни зони на НОВ и ПОМ, со задача да се поврзат со воено-политичките раководства на отпорот во Албанија, Бугарија и Грција. Во Пиринскиот дел на Македонија беше формиран НОПО „Јане Сандански" (1. V 1943), а потоа и НОПО „Никола Калапчиев" во Горноџумајско, НОПО „Антон Попов" во Петричко и партизанските чети во Светиврачко и во Мелничко. Беа создадени силни жаришта на оружената борба во Дебарца, Преспа, Тиквешко, Гервгелиско и Кумановско.



Дел од делегатите на Преспанското советување (2. VIII 1943)

На Преспанското советување (2. VIII 1943) беше решено да почнат подготовките за свикување на Првото заседание на АСНОМ како највисок орган на власта во македонската држава, да се формираат баталјони и бригади, коман-



Воденицата на Карадак каде што бил разбиен Карадачкиот народноослободителен партизански одред (12. X 1941)



Они паднаа-вечно да живејат!

И во први чекори на таа борба они паднаја..

Вечна слава на падналите хероји!

ОТ ИНИЦИЈАТИВНИ ОДБОР

Некролог за загинатите борци на Козјачкиот и Карадачкиот народноослободителен одред (1945)

ди на местата и на подрачјата, обласни и околиски НОО. Наскоро потоа беше формиран Народноослободителниот баталјон „Мирче Ацев“ (18. VIII 1943) како прва регуларна воена единица на НОВ и ПОМ.

По капитулацијата на Италија (8. IX 1943) единиците на НОВ и ПОМ запленија големо количество оружје и муниција. На сло-



Разоружување на италијанската фашистичка војска во Западна Македонија





Поделбата на Македонија на оперативни зони на НОВ и ПОМ и пет обласни комитети на КПМ (1943)

бодните територии се создаваа и легални НОО, беше формиран првиот легален Околиски НОО во слободното Кичево (26. IX 1943), беа организирани санитетска и амбулантна служба, беа отворени првите училишта на македонски наставен јазик и се одржа Првиот свештенички народен собор како зачеток на автокефалноста на МПЦ. Издавачката дејност на македонски јазик добиваше уште поголеми размери. Беше објавен Манифестот на ГШ на НОВ и ПОМ (во почетокот на октомври 1943) како програмски документ за целите на НОАВМ. При ГШ пристигна и првата англиска сојузничка мисија како значаен акт на меѓународно признание на НОАВМ. Воените сили на НОВ и ПОМ нараснаа на 6 баталјони, една чета со тешко оружје и една батерија топови (X-XI 1943), а беше формирана и Првата македонско-косовска НОУ бригада (11. XI 1943). ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ го формираа Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ (втората половина на ноември 1943) и беа избрани 42 делегата за Второто заседание на АВНОЈ (Јајце, 29. XI 1943), кои поради воените услови не успеаја да учествуваат во неговата работа. Во Костурско и Леринско, во Егејскиот дел на Македонија, беа формирани Славјаномакедонскиот народноослободителен фронт (СНОФ, октомври 1943 – април 1944) и Славјаномакедонската ослободителна војска (СОВ) како вооружен дел на СНОФ, во чии рамки дејствуваа НОПО „Лазо Трповски“ и НОПО „Вичо“. ГШ на НОВ и ПОМ почна да води покрупни воени операции. Беше формирана Вто-





Слободни територии во Македонија во 1943 г.

рата МНОУ бригада (с. Фуштани, Мегленско, 20. XII 1943) и по два дена таму се одржа и Првиот конгрес на НОМСМ, со учество на 288 делегати од младинските организации. Воените единици успешно им се спротиставуваа на надмоќните непријателски сили во едномесечниот Февруарски поход (1944) во должина од ок. 400 km, во најнеповолни временски услови, и во Пролетната офанзива (25. IV – 19. VI 1944). НОАВМ веќе доби масовен општонароден карактер (летото 1944).

Во Пиринскиот дел на Македонија беа формирани НО бригада „Јане Сандански“ и Пиринскиот партизански одред „Рила“, а Петричкиот партизански одред беше во постојана врска со единиците на ЕЛАС на пл. Али Ботуш. Ширум



Партизани од Пиринскиот дел на Македонија

Македонија беа формирани ок. 500 НОО и беа избрани 116 делегати за Првото заседание на АСНОМ (ман. „Св. Прохор Пчињски“, 2. VIII 1944) како највисоко законодавно и извршно народно претставничко тело на македонската држава, на кое македонскиот јазик беше прогласен за служ-




Изборот на делегатите за Првото заседание на АСНОМ по местата на потеклото

бен во македонската држава и започна државниот развиток на ДФМ како федеративна држава во рамките на ДФЈ. Тие решенија беа поддржани и од првата легална конференција на БКП за Горноџумајската област (Разлошка, Неврокопска, Светиврачка, Петричка и Горноџумајска околија), а во Егејскиот дел на Македонија беа формирани Костурско-леринскиот баталјон, Воденскиот македонски баталјон и потоа Првата егејска НО бригада, која зеде учество во борбите за ослободување на Тетовско и Гостиварско.

Во времето на завршните операции за ослободувањето на Македонија, под командата на ГШ на НОВ и ПОМ веќе имаше околу




Завршните операции за ослободувањето на Македонија

85.000 учесници во НОАВМ, со 7 дивизии и 3 корпуси, меѓу кои и околу 10.000 борци и заднински соработници од Егејскиот и Пиринскиот дел на Македонија. По капитулацијата на Бугарија (9. IX 1944), германските сили се повлекуваа со големи загуби. А со ослободувањето на Гостивар и Тетово (19. XI 1944) заврши целосното ослободување на ДФМ. Подоцна македонските дивизии учествуваа и во ослободувањето на Косово и Јужна Србија, а Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ, составен од 22.000 борци, зеде учество и во завршните операции за ослободувањето на Југославија. Македонскиот народ ја заврши војната со ок. 25.000 загинати борци и жртви на фашистичкиот терор. Со сето тоа НОАВМ даде значителен придонес во антифашистичката војна на Балканот и во Европа.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ,* книга трета, Скопје, 1969; Димитар Митрев, *Пиринска Македонија и други историографски огледи,* Скопје, 1970; Mihailo Apostolski, *Specifičnosti razvoja Narodnooslobodilačkog rata i Revolucije u Makedoniji,* Beograd, 1978; Д-р Глигор Тодоровски, *Окупацијата на Западна Македонија (1941–1944),* второ дополнето издание, Скопје, 1982; Д-р Симо Младеновски, *Младината од Македонија во НОБ,* Скопје, 1983; Михаило Апостолски, Народноослободителната борба и Револуцијата во Македонија, Скопје, 1985; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**Република Македонија** (1945–2006). Македонија целосно е ослободена на 19. XI 1944 г., но, како слободна држава со сите атрибути, функционира од 16. IV 1945 г., кога на Третото заседание на АСНОМ е формирана првата влада (претседател Лазар Колишевски). Развојот на РМ по 1945 г. има две главни фази. Првата е до 1991 г., односно во рамките на југословенската федерација, и втората по 1991 г. како самостојна, суверена и независна држава. Овие две фази имаат свои специфичности.



Лазар Колишевски



НОВА МАКЕДОНИЈА

СОСТАВЕНА Е ПРВАТА НАРОДНА ВЛАДА НА МАКЕДОНИЈА

под претседателство на другарот Лазар Колишевски



Веста за првата Влада во првиот дневен легален весник „Нова Македонија“ (1945)

Развојниот период 1945–1950 г. е познат како *административно-централистички,* бидејќи сè зависело од централната власт во Федерацијата, која го креирала сојузното, но имала влијание и за содржината на републичкото законодавство. Уставот на НРМ од 1946 г. бил подготвен според оној на Федерацијата од истата година. Со тоа биле изоставени некои автономни вредности содржани во документите од Првото заседание на АСНОМ.

Напоредно со обновата на Македонија (1945), се пристапило и кон промена на сопственичките односи и подржавување на нејзиниот имот. Со аграрната реформа земјата им се доделувала главно на борците учесници во војната. Стопанските субјекти се централизирале како државна сопственост во главни или пак генерални дирекции, а работниците биле плаќани од државниот буџет. Политичкиот систем се засновувал на еднопартиското владеење на КПЈ (КПМ) со поистоветување на државните и партиските функции.

Успешни чекори, значајни за националниот идентитет, биле направени во областа на образованието и културата. Се афирмирала употребата на македонскиот литературен јазик како државен, а се вовеле и јазиците на националните малцинства во училиштата. Во социјалната сфера, како последица на Граѓанската војна во Грција



Македонски бегалци од Костурско (1949)

(1946–1949), НРМ се соочила со бегалскиот егзодус на Македонците. Судирот на КПЈ со КПСС (1948), покрај негативните стопански, предизвикал и негативни политички и национални последици за Македонците од Пиринскиот и Егејскиот дел на Македонија и за македонското прашање воопшто.

Заостанувањето во стопанскиот развој на НРМ било резултат на неуспешното раководење на стопанството и недоволната продуктивност на трудот. Биле иницирани нови промени во стопанските односи. Така, во Македонија се пристапило кон поопштествување и на средствата за производство. Тоа било направено со формалното „предавање на фабриките на работниците“, односно на нивните работнички совети. Тој процес бил именуван како воведување на работничко самоуправување. Промените биле санкционирани во уставните документи од 1953 г. Во овој период (до 1970) биле направени неколку обиди со цел да се забрза развојот и да се етаблира новиот „самоуправен систем“. Затоа тој период може да се дефинира како *период на работничкото самоуправување*. Развојот на самоуправувањето бил поставуван како приоритетна цел на КПЈ (КПМ). Партијата го променила името во Сојуз на комунистите, но не и суштината на работата. Стопанските неуспеси во државата биле правдани со наводниот застој во самоуправувањето. Во уставните документи од 1963 г., во кои наместо „народна“, Македонија добила име „социјалистичка“ (СРМ), СКМ ја вградил својата водечка улога како уставна категорија. Низ конгресните и другите партиски документи биле делени задачи што не се извршувале.



Расчистување на рушевините на Скопје по земјотресот (1963)

Во 1963 г. градот Скопје бил погоден од катастрофален земјотрес со многу жртви, кој, и покрај меѓународната солидарност, предизвикал други последици.

Поради економските и политичките проблеми, од СКЈ (СКМ) кон крајот на 60-тите и почетокот на 70-тите години биле иницирани нови промени. Била осудена појавата на „либерализмот“ и „национализмот“. Републиките добиле поголеми права. Во уставите од 1974 г., во таа насока, биле воведени договорната економија и делегатскиот систем. Тоа е *период на изградувањето на делегатскиот систем и договорната економија*.

И со поголемата автономност на републиките не биле решени основните проблеми. Смртта на Јосип Броз Тито (1980) нив уште повеќе ги усложнила. Настанала политичка дезориентација, која не ја заобиколила и Македонија. Се зголемила националната нетрпеливост, а во некои средини пламнал прикриваниот национализам. Раководните луѓе во Југославија ја промовирале идејата за продолжување по „Титовиот пат“. Меѓутоа, распадот на југословенската федерација, по неуспехот на XIV конгрес на СКЈ (јануари 1990), бил неизбежен. СРМ била доста неподготвена да се соочи со новата ситуација.

***Самостојна, суверена и независна Република Македонија*** е конституирана со Декларацијата на Собранието на СРМ од 15. I 1991 г., а определбата е потврдена на референдумот за самостојност и независност од 8. IX 1991 г. Веднаш била признаена од повеќе земји. Од 1990 до 2006 г. биле одржани четири парламентарни и исто толку претседателки избори. Прв претседател на државата (во два мандата) бил Киро Глигоров. Потоа Борис Трајковски, а по неговата смрт (2004) бил избран Бранко Црвенковски. Прв претседател на Владата на самостојна



Никола Кљусев

РМ бил Никола Кљусев, а потоа биле избирани Бранко Црвенковски, Љупчо Георгиевски, Хари Костов, Владо Бучковски и Никола Груевски. Во времето на самостојноста Македонија се соочила со многубројни политички и економски проблеми. Многу од нив, како, на пр., спорот околу името, приемот во европските интеграции, вработеноста и др. не се решени ни до денес.

Во 2001 г. доаѓа конфликтот помеѓу македонските безбедносни сили со странски агресори со дел и од албанската етничка заедница во Македонија. Научната мисла сè уште нема научно објаснување за тоа. Конфликтот не добил големи размери, но државата во економски и политички поглед ја вратил многу назад. Одредбите од т.н. Рамковен договор, потпишан на 13. VIII 2001 г. во Охрид, со присуство и на претставници од „меѓународната заедница“, постепено бил имплементиран во измените на Уставот на РМ и во нејзиното законодавство. Н. В.

**Стопанството во РМ.** По Втората светска војна Македонија постигна динамичен економски раст, проследен со квалитативни структурни промени, не само во економијата, туку и во сите други сфери



Производствен погон во „Тетекс“ - Тетово



Цементарницата „Усје" во Скопје

на општественото живеење: образованието, науката, културата, здравството итн. Мобилизацијата на сите постојни развојни ресурси по 1945 г., вонредно високите стапки на раст на бруто-инвестициите (во периодот 1952–1983 г. инвестициите во фиксни фондови, во просек, достигнаа 40% од општествениот производ), брзата индустријализација и огромниот ентузијазам на граѓаните во изградбата на сопствената земја ја сочинуваа основата на сестраниот општествено-економски развој. Индустријата го зголеми учеството во формирањето на ОП од 14,7% во 1947, на 42,3% во 1984 г. Во рамките на индустријата, учеството на енергетиката во периодот 1952–1984 г. се зголеми од 3,4% на 8,5%, на машиноградбата од 1,5% на 13,9%, на хемиската индустрија од 1,9% на 14,6%, а беа изградени крупни индустриски капацитети и во црната и во обоената металургија, како и во преработката на нафтените деривати. Земјоделството беше комплетно модернизирано – запрежната сила во најзначаен дел се замени со механизација, се изградија хидромелиоративни системи, се подобри сообраќајната поврзаност на селата, а применета на модерни агротехнички мерки многукратно ги зголеми приносите кај сите земјоделски култури. Земјоделското производство од 1948 г. до средината на 1980-тите г. се зголеми за 3,5 пати. Македонија изгради модерна и моќна градежна оператива (особено по земјотресот од 1963 г.), која успешно изведуваше крупни градежни објекти во земјата и во странство. Општествениот производ на градежништвото во периодот 1952–1984 г. порасна за 6,5 пати. Во земјата беа изградени модерни станбени згради, индустриски хали, училишта, сообраќајници (патишта, железнички линии), модерни угостителски и туристички објекти итн. Развојот на економијата многукратно ја зголеми вработеноста – бројот на вработени во т.н. општествен сектор се зголеми од 90.000 во 1952, на 489.000 лица во 1984 г.

Учеството на земјоделското население во вкупното население од 75% пред Втората светска војна се намали на 22% во 1981 г. Во периодот 1947–1984 г. општествениот производ на земјата (искажан според потесната „производна" дефиниција) порасна за 8 пати, што претпоставува просечна годишна стапка на пораст од 5,9%. Со продлабочувањето на југословенската економска криза по 1984 г. стапките на раст на ОП станаа стагнантни, а во периодот 1986– 1990 г. и негативни.

Процесот на транзиција, по осамостојувањето на РМ, започна во тешки околности (висока невработеност, висока инфлација, релативно голем внатрешен и надворешен долг и силно дејство на неекономски фактори). Транзициониот „шок" услови негативни стапки на движење на БДП до 1995 г. (падот на БДП беше драстичен до 1993 г.) и придонесе за натамошен пораст на невработеноста. Но Македонија и во такви услови реализираше крупни реформи во сите сегменти на политичкиот и економскиот систем. Приватизацијата практично е завршена, а во земјата е создадена и богата популација на мали и средни претпријатија. Учеството на приватниот сектор во формирањето на БДП изнесува 65%. Во транзициониот период битно е променета и економската структура на земјата. Учеството на услугите во формирањето на БДП на земјата надмина 50%, преработувачката индустрија учествува со околу 15%, земјоделството со околу 12%, градежништвото со 5,6% итн. Крупните реформи во фискалната и во монетарната сфера дадоа добри резултати: инфлацијата е сведена од 1.644% (1992) на 2,3% (1996) и до денешни дни остана вонредно ниска, буџетските дефицити се ниски и одржливи (во просек помеѓу 0,8% до 1,5%), надворешниот долг на земјата е умерен, девизните резерви се многупатно зголемени (од 3 мил. $ по осамостојувањето на 1,8 млрд. $ бруто денес).

Високата невработеност (над 30%) останува најтешкиот макроекономски и социјално-политички проблем на Македонија. Перзистентната невработеност, меѓу другото, претставува резултат и на ниските стапки на економски раст на земјата во транзициониот период, што од своја страна се условени од малиот обем на бруто-инвестициите и од бавното одвивање на структурните реформи – бавно реструктурирање на секторот на претпријатијата, слабо корпоративно управување, неповолна инвестициска клима во нејзините клучни сегменти (слаба заштита на сопственичките права, административно-бирократски пречки и корупција, неповолен пристап на фирмите до средства за финансирање на нивниот раст и сл). Судејќи според индикаторите на EBRD за следење на економскиот прогрес во земјите во транзиција и фокусот на реформите во актуелниов период, РМ има реални шанси на среден рок да воспостави функционирачка пазарна економија, што е и услов за нејзино зачленување во ЕУ. Т. Ф.

**„МАКЕДОНИЈА", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Сиетл, Вашингтон, САД, 2. V 1930 – ?) – организација на македонски доселеници, главно од Егејскиот дел на Македонија. Една од дејностите била да работи на зближувањето на Македонците од поделена Македонија. Имала и Женска секција. Сл. Н.-К.

**„МАКЕДОНИЈА"** – фудбалски клуб формиран во Скопје со фузија на четири најдобри клубови



Фудбалскиот клуб „Македонија" на првиот натпревар (1941)

(1941). Играл во Елитната дивизија на Бугарија. Успесите на Клубот, манифестациите на навивачите против бугарската окупација и илегалната работа на членовите на Клубот довеле до неговото исклучување од Елитната дивизија и префрлување во лигата на Скопската фудбалска област (1943). Некои од играчите, меѓу кои Драган Геров, Кирил Симоновски-Цина, Саво Цветковиќ и други, отишле во партизани, што силно одекнало во Македонија и во Бугарија (април 1944).

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Прилоī кон ӣрашањеӣо за улоīаӣа и ӣридонесоӣ на СК „Македонија" од Скоӣје во народниоӣ оӣӣор и борба ӣроӣив буīарскаӣа окуӣација.* „Прилози за историјата на физичката култура во Македонија", Скопје, 1975, 15–24. Д. С.

**„МАКЕДОНИЈА"** (Лозана, Швајцарија, 1916–1919) – друштво за одбрана на правата на Македонците. Било формирано од Македонците во Лозана, повеќето студенти, во времето на Првата светска војна, со цел да дејствува за одбрана на правата на Македонците. Друштвото и другите македонски друштва во Швајцарија се обединиле во Сојуз со Генерален совет (15. XII 1918).

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Акӣивносӣа на Главниоӣ одбор на македонскиӣе друшӣва во Швајцарија*, „Гласник" на ИНИ, 1, 1965; Михајло Миноски, *Федераӣивнаӣа идеја во македонскаӣа ӣолиӣичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.

**„МАКЕДОНИЈА (MACEDONIA)"** (Индијанополис, Индијана, САД, 1932) – месечно списание посветено на македонското движење за слобода и независност, на англиски јазик. Издавач бил Централниот комитет на македонската политичка емиграција во САД и Канада. Уредник бил Т. Калев. Излегувало месечно (освен во јули и август) и било под директно влијание на ВМРО. Објавени се вкупно 10 броја. Во него соработувале Џон Бејклес, Базил Болгар, Симеон Ефтимов, д-р Саул Медан, Милетич, Вангел Г. Сугарев, Фриц Конрад, писателот Стојан Христов и др.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 īодина),* Скопје, 1980, 143–144; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 70.С. Мл.

**МАКЕДОНИЈА ВТОРА** (MACEDONIA SECUNDA) – доцноантичка провинција. Северниот дел на Провинцијата Македонија во доцниот IV в. бил изделен во помала провинција Македонија Салутарис (Macedonia Salutaris), која подоцна ќе се преименува во Македонија Втора (Macedonia Secunda). Таа се протегала главно на територијата на некогашнитераноантички кралства Пајонија и Пелагонија, областа Девриоп, што значи во Средно Повардарје, средниот и долниот тек на р. Брегалница и средниот и северниот дел на висорамнината Пелагонија, заедно со Демир Хисар. Во науката сè уште е дискутабилно дали провинцијата се протегала во регионот на Кичево и во Полошкиот регион. Покрај главниот град Стоби, поважни градски центри биле Арг под Клепа, Пелагонија (Крушевица, Прилепско), Астрајон (Пилав Тепе, с. Шопур), Баргала (Горни Козјак) и Запара (Крупиште), Келенидин (Виница), Армонија (Калата, кај Македонска Каменица). Првпат е спомната во 482 г. (формирана во 479–482); го опфаќала северниот дел на Македонија со центар во Стоби. Последен пат се споменува во XI Јустинијанова новела (535), не и во CXXXI (545), што значи била укината меѓу 535–545 г.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски īрадови у римско доба*, Скопје, 1957; И. Микулчиќ, *Анӣички īрадови во Македонија*, Скопје, 1999, 207-210, 218-219, 335-350; З. Костић, *Осврӣ на админисӣраӣивне ӣоделе Македоније крајем анӣике*, ЗРВИ, XXXV, Београд, 1996. Б. Петр., В. Л.

**„МАКЕДОНИЈА ДЕНЕС"** – дневен информативно-политички независен весник. Првиот број излегол на 17 септември 1998 г. во Скопје, издавач „МАКДЕН". Основач и директор Георги Ајановски, прв главен и одговорен уредник Милан Банов. Од 2004 г. Кети Мицковска. Весникот престанува да излегува на 8. II 2007 г. Б. П. Ѓ.

**МАКЕДОНИЈА ПРВА** (MACEDONIA PRIMA) – доцноантичка провинција со седиште во Тесалоника (Солун). Во рамките на административната провинциска реорганизација на Царството, Диоклецијан ја поделил ранoримската провинција Македонија на два дела. Провинцијата Македонија Прва припаднала во диецезата Македонија. Нејзината територија ги опфаќала подрачјата на Долна Македонија: долниот тек на Халијакмон, долниот тек на Аксиј (од Демир Капија до утоката) и Долни Стримон. Јужниот дел ја опфаќал висорамнината Пелагонија со градот Хераклеја Линкестидска, кај Битола. Поважни градови биле Филипи, Дион, Едеса, Бероја и Пела. На север провинцијата се протегала на подрачјето што денеска го зазема РМ, поточно регионите Битола, Ресен, Валандово, Гевгелија и Струмица.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски īрадови у римско доба*, Скопје, 1957; З. Костић, *Осврӣ на админисӣраӣивне ӣоделе Македоније крајем анӣике*, ЗРВИ, XXXV, Београд, 1996, 77-92; T. Mommsen, *The Provinces of the Roman Empire, from Caesar to Diocletian*, Chicago, 1974. В. Л.

**„МАКЕДОНИЈА ПРОЕКТ" АД, Скопје** – проектантска организација основана во 1954 г. од комуналните организации „Архитект" и Заводот за станбена изградба при НО на Собранието на градот Скопје. Сегашното име и дејноста на фирмата се утврдени во 1961 г. Од 1996 г. станува акционерско друштво. Има изработено голем број проекти за училишта, туристички и деловни објекти, сообраќај и др., а врши и консултантски услуги во земјата и во странство (Централна и Источна Европа, Северна Африка, Блиски Исток, Русија и во поранешните југословенски републики).

ИЗВ.: Материјали од документацијата на „Македонија проект", Скопје. Р. Д.

**МАКЕДОНИЈА САЛУТАРИС** – римска доцноантичка провинција. Првпат е спомната во 395/396 г. (формирана најрано во 379/380 г.). Ја опфаќала северозападна Македонија. Формирана за засилување на одбраната од варварите; укината најдоцна во 402 г.; територијата поделена на соседните провинции Нов Епир и Превалитана.

ЛИТ.: З. Костић, *Осврӣ на админисӣраӣивне ӣоделе Македоније крајем анӣике*, ЗРВИ, XXXV, Београд, 1996; M. Mirkovic, *Villas et domaines dans l`Illyricum central (IVe-VIe siècle)*, ЗРВИ, XXXV, Београд, 1996. Б. Петр.

**„МАКЕДОНИКА"** – прва македонска мултимедијална енциклопедија. Единствен и оригинален македонски производ што ја претставува Македонија. Содржи повеќе од 2.000 страници текст, 1.000 фотографии, околу 300 табели и графикони и повеќе од 3 часа видео- и аудио-материјали. Во нејзината подготовка учествуваа професионалци од сите опфатени области. Енциклопедијата нуди информации за македонското културно наследство, историјата, филмот, театарот, музиката, науката, спортот, државата, економијата и економските показатели, здравството, образованието, македонските природни убавини и туристичките атракции. Др. М.




„Македоника" – мултимедијална енциклопедија

**МАКЕДОНИСТИКА** – славистичка научна дисциплина што го проучува и го афирмира македонскиот културно-национален ентитет – јазикот, литературата, културата, историјата, фолклорот, уметноста, религијата со црквата, етнографијата и битот на македонскиот народ. Таа како наука се пројавува во XIX и особено се афирмира од почетокот на XX в., а слободно и во меѓународни релации сестрано се развива по создавањето на современата македонска држава (1944). Бл. Р.

**„МАКЕДОНИСТИКА“** – списание, орган на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“ во Скопје. Излегува повремено од 1977 (до 2007 г. се излезени девет броја). Во сп. се објавуваат поебмни македонистички трудови и граѓа од сите подрачја на македонистиката: историјата на македонскиот јазик, дијалектологијата, ономастиката и современата состојба. Л. М.



Македонит (Macedonite), минерал

**МАКЕДОНИТ** – минерал што името го добил по Македонија; првпат е откриен во пегматитско-хидротермалните жици што се појавуваат во серијата на сиенитите кај селото Алинци, Прилепско. Македонитот по состав е $PbTiO_3$, кристализира тетрагонално и обично се појавува во кристални облици што се комбинација на призми. Има црна боја со кафеава нијанса и стаклеста сјајност. Во пегматитско-хидротермалните жици кај Алинци македонитот се појавува заедно со амазонитот, кварцот, титанитот, рутилот, анатасот и монацитот. Бл. Б.

**„МАКЕДОНИЯ / MACEDONIA“** (Гранит Сити, Илиноис, САД, 7. XII 1907 – август 1910) – неделен весник, орган на македонската емиграција во Илиноис, САД. Го издавало тамошното Друштво „Македонија“ со финансиска помош на американската фирма Nick Alabach. Излегувал секоја сабота. Го уредувал д-р С. И. Шумков, а бил печатен во неговата истоимена печатница „Македонија“. Објавени се вкупно 39 броја. Политички ги поддржувал приврзаниците на Борис Сарафов и се застапувал против санданистите (приврзаниците на Јане Сандански).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 129-130; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 67. С. Мл.




Весникот „Македонија“
(Гранит Сити, Илиноис, САД, 1907-1910)




Весникот „Македонија“ (Русе и Софија, 1888-1893)

**„МАКЕДОНИЯ“** (Русе и Софија, 21. X 1888 – 1. X 1893) – најзначајниот македонски неделен весник во XIX в. Излегувал секоја среда. Одговорен уредник бил Коста Шахов, а бил печатен во печатницата на Ст. Ив. Роглев во Русе и во софиските печатници „Либерален клуб“, печатницата на Х. Стоенчо Тачев и „Македонија“. Објавени се вкупно 122 броја. Првин излегувал во Русе, а потоа во Софија (од г. I, бр. 26). Изразувал став дека Македонија може да се ослободи со свои сили, но и не без помошта на Русија. Поради ставовите против бугарските власти, уредникот бил прогонуван, а весникот забрануван.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 67-70; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 66. С. Мл.




Весникот „Македонија“ (Софија, 1927-1934)

**„МАКЕДОНИЯ“** (Софија, 11. X 1927 – 31. VIII 1934) – дневник за политика, културен живот и информација, деклариран како „орган на македонската емиграција во Бугарија“, а потоа „секојдневен пладневен весник“. Директор бил Г. Кулишев, а редакцијата ја сочинувале В. Думев, Симеон Евтимов и Димитар Талев. Излегувал во тираж од 10.000–12.000 примероци, а бил печатен во софиските печатници „Преса“, „Стопанско развитие“ и „Полиграфија“. Објавени се вкупно 2.348 броја. Од 1928 г. бил под контрола на Иван (Ванчо) Михајлов.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 284- 288; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 69. С. Мл.

**„МАКЕДОНИЯ“** (Софија, 25. I 1922 – 30. XII 1922) – месечно политичко, научно и литературно списание. Издавач и уредник бил Георги Баждаров, а редакцијата ја сочинувале и Јордан Бадев, Наум Томалевски и Кирил Прличев. Било печатено во софиската печатница „Витоша“ и во печатницата на Б. Глушков. Објавени се вкупно 10 броја. Има богати содржини за македонското ослободително движење, географијата, етнографијата, историјата и др. Во уредувачката политика имало значително влијание на Задграничното претставништво на ВМРО.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 274-275; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 68-69. С. Мл.

**„МАКЕДОНКА“** – орган на АФЖ на Македонија, прво македонско списание за жени. Првиот број излегол во ноември 1944 г., печатењето почнало во с. Г. Врановци, продолжило во Прилеп и завршило во Битола. Прва уредничка Веселинка Малинска, наредните два броја ги подготвиле Славко Јаневски и Василие Поповиќ-Цицо. За 62 години, списанието за жената сменило уште три имиња – „Просветена жена“, „Жена“ и „Жена нова“ а директорки и главни уреднички биле и Вера Ковач, Ружа Бак, Ксенија Гавриш, Мирјана Чепинчиќ, Татјана Копачева и Лилјана Дирјан. Останувајќи без спонзори и каква било поддршка, нашето најстаро списание за жени згаснало во јануари 2006 г. со последниот број 668. Б. П. Ѓ.




„Македонка“, орган на АФЖ на Македонија (1944)

**МАКЕДОНО-БУГАРСКИ КОМИТЕТ** (Костур, Егејскиот дел на Македонија, 5. III 1943 – 1944) – основан за организирање колаборациско оружено движење во италијанската окупациона зона за борба против грчкото партизанско движење и македонското НОД во Егејскиот дел на Македо-

нија. Создавањето го договорила трочлена бугарска делегација (претставник на Министерството за надворешни работи и офицери на Бугарската армија). На состанокот (3. III 1943) бил формиран Комитет и било донесено решение за создавање оружени чети, за што биле известени грчките квислиншки власти. Првата вооружена чета на Македоно-бугарскиот комитет била формирана од бугарски приврзаници и соработници на италијанските окупаторски власти. На крајот на март Комитетот ѝ предал на италијанската команда во Костур Меморандум (упатен и до владата на Бугарија) со барања: да биде признаена за сојузничка Македоно-бугарската организација, да се прогласи автономија на тој дел на Македонија и да ја снабдува и вооружува Организацијата. Првите две барања биле отфрлени.

ЛИТ.: Ташко Мамуровски, *Бугарската пропаганда во Југозападна и Централна Егејска Македонија (1941–1944)*, Скопје, 1989; Георги Даскалов, *Българите в Егейска Македония*, София, 1996. М. Мин.



Првата свечена седница на Македонската академија на науките и уметностите (1967)

**МАКЕДОНСКА АКАДЕМИЈА НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ (МАНУ)** – највисоката самостојна научна и уметничка јавна установа во Република Македонија, основана на 23. II 1967 год. во Скопје со прв претседател Блаже Конески. Нејзините историски корени се темелат врз културната традиција особено од крајот на XIX и почетокот на XX век. Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург (1902–1917), на чело со Д. Чуповски, идејно и практично ги поставува основите на современата македонска национална наука и култура. Со својата програма (12. XI 1902) ги формулира целите и задачите, а со Уставот (16. XII 1903) Другарстото ги покажа современите состојби и развојните перспективи на македонскиот народ: го кодифицира и првпат статутарно го воведува македонскиот јазик во службена употреба, ја објавува првата книга („За македонцките работи", 1903) и првото научно-литературно списание („Вардар", 1905) на тој јазик и правопис, ги прави подготовките за македонски училишта и учебници, ја отпечатува првата карта на Македонија на македонски јазик (1913) и го објавува првото национално периодично издание (на руски јазик) „Македонскiй голосъ (Македонски глас)" (1913–1914), а со програмата на Македонскиот револуционерен комитет (1917) ја овоплотува државносната визија. Негов идеен следбеник и продолжител е Македонскиот литературен кружок во Софија (1936– 1942), а негови членови стануваат и едни од основачите на денешната МАНУ.

Научната и уметничката дејност на МАНУ се развива преку научноистражувачки проекти во петте одделенија (за лингвистика и литературна наука, за општествени науки, за математичко-технички науки, за билошки и медицински науки и за уметност) и преку петте научноистражувачки центри (за генетско инженерство и биотехнологија, за енергетика и информатика, за ареална лингвистика, за стратегиски истражувања и Лексикографскиот центар).

Изборот за членови на МАНУ се врши на три години. Членовите на Академијата се *редовни* (академици), *членови надвор од работниот состав* и *почесни членови*. Органи на Академијата се Собранието (го сочинуваат редовните членови) и Претседателството (составено од претседателот, потпретседателите и секретарот (како членови на Извршниот одбор), секретарите на одделенијата и избраните членови).

Академијата организира индивидуални и колективни проектни истражувања, научни и свечени собири, изложби, концерти, литературни читања, предавања и други приредби, а во рамките на издавачката дејност објавува свои периодични органи („Прилози", „Летопис", „Билтен", „Пристапни предавања, прилози и библиографија на новите членови на МАНУ" и др.) и зборници од научни собири, монографски студии и други посебни изданија.

МАНУ има своја Библиотека што врши услуги на читателите и прави размена на публикациите со други академии и научни институции во земјата и во светот, како и посебен Архив што е на располагање на членовите, но и на надворешни заинтересирани корисници и Оддел за меѓународна соработка што ја организира и ја води соработката со многу странски академии и други научни институции.

ИЗВ.: *Закон за Македонската академија на науките и уметностите. Статут на Македонската академија на науките и уметностите*, Скопје, 1997; *Македонска академија на науките и уметностите*, Скопје, 2000. Бл. Р.



Зградата на Македонската академија на науките и уметностите, Скопје

**МАКЕДОНСКА АНТИФАШИСТИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА (МАО)** (1942 – 1943) – македонска политичка организација формирана во Воденско по иницијатива на КПГ. На чело на организацијата биле Вангел Ајановски-Оче, Ангел Гацев, Ристо Кордалов, Дини Папајанков и др. Целта на организацијата била, во сојуз со грчкате ЕАМ-ЕЛАС, да се бори против фашистичките сили. Во 1943 г. била распуштена.

ЛИТ.: Ајановски Вангел-Оче, *Егејски бури*, Скопје, 1975; Хр. Андоновски, *Македонците под Грција во борбата против фашизмот 1940–1944*, Скопје, 1968. Ст. Кис.

**МАКЕДОНСКА АСОЦИЈАЦИЈА ЗА ИСТОРИЈА НА МЕДИЦИНАТА (МАИМ)** – стручна и непрофитна асоцијација на истражувачи и историчари на медицината и здравствената култура. Целта е да го истражува медицинското минато на македонските и на балканските простори. Формирана е на 4. VI 1998 г. во Штип, каде што се наоѓа и седиштето. МАИМ е иницијатор и основоположник на Балканската асоцијација за историја на медицината и организатор на Првиот балкански конгрес за историјата на медицината (Охрид, 23–25. X 2003). МАИМ е организатор и на двата македонски конгреси за историјата на медицината. Првиот се одржа во Штип (7–8. VI 2001), а Вториот конгрес во Струмица (3–5. XI 2005). П. Б.



Зборник на трудови од Првиот конгрес на Асоцијацијата за историја на медицината

**МАКЕДОНСКА БАНКА ЗА ПОДДРШКА НА РАЗВОЈОТ** – развојна банка во државна сопственост, формирана со цел да го поддржи развојот на малите и средните претпријатија и да обезбеди финансиска поддршка на извозот. Таа е основана во 1998 г. како акционерско друштво, врз основа на посебен закон, а нејзиниот основачки капитал изнесуваше 15 милиони евра. Работењето на банката е засновано на неколку принципи: почитување на пазарните принципи, независност во одлучувањето, комплементарност наместо конкуренција на комерцијалните банки и нефинансирање на државни органи и претпријатија во државна сопственост. Банката ги извршува следниве активности: финансирање на развојот на мали и средни претпријатија (преку кредитни линии, претежно од странски извори), финансирање на извозот, издавање гаранции за извозни зделки и осигурување и реосигурување на извозот. Банката не прима депозити од населението и од правни лица, не врши платен промет и не тргува со хартии од вредност. Исто така, банката не ги кредитира претпријатијата директно туку своите активности ги извршува преку избрани комерцијални банки, т.н. „банки-учеснички“. Банката работи според истите законски прописи што важат за комерцијалните банки и подлежи на супервизија од страна на НБРМ.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 551-554. Г. П.




Македонската берза на хартии од вредност АД Скопје

**МАКЕДОНСКАТА БЕРЗА НА ХАРТИИ ОД ВРЕДНОСТ АД СКОПЈЕ** – прва организирана берза на хартии од вредност во РМ. Македонската берза за хартии од вредност (МБХВ) го организира тргувањето со хартии од вредност во РМ. Таа е основана на 13. IX 1995 г. од 13 банки, 3 осигурителни друштва и 3 штедилници, како акционерско друштво што работи врз непрофитна основа. Првото тргување на Берзата е организирано на 28. III 1996 г. Во текот на првата година од постоењето (1996) е остварен скромен промет од 34,7 милиони денари (околу 670.000 евра). Тргувањето на МБХВ иницијално се одвиваше на „паркет“, но од април 2001 г. ваквиот начин на тргување се заменува со автоматизиран електронски систем на тргување што е наречен БЕСТ. Почнувајќи од 20. VI 2001 г. работи врз профитна основа. МБХВ претставува јавен, транспарентен и организиран пазар на кој се среќаваат понудата и побарувачката за хартии од вредност и се формираат нивните пазарни цени. Тргувањето на МБХВ се врши според одредени системи и процедури за тргување. Секоја трансакција со хартии од вредност се извршува со посредство на институција-членка на Берзата. Членки на МБХВ се брокерски друштва и банки. На Берзата постојат два главни пазарни сегмента: официјален и неофицијален пазар. Официјалниот пазар ги вклучува хартиите од вредност што се на котација на МБХВ, а тоа се хартии на поголеми компании, со поголема дисперзираност на акциите, и кои имаат значајни обврски да обелоденуваат информации за своето работење. Неофицијалниот пазар ги вклучува главно хартиите на релативно помали компании или компании со помала дисперзираност на акциите, а нивните обрски за обелоденување на информациите се нешто помали. Последните две години класичното берзанско тргување доживеа силен пораст: во те-



Разгледување на Предлог-законот за основање на Македонската банка за поддршка на развојот

кот на 2005 г. остварениот промет од 116,5 милиони евра претставуваше пораст од 143,5% во однос на 2004 г., додека прометот реализиран низ 2006 г. од 176,9 милиони евра претставуваше зголемување од 61,08% во однос на претходната година. Берзанскиот индекс на МБХВ, наречен МБИ–10 исто така оствари висок пораст: 129% – 2005 г. и 61,5% – 2006 г. Ваквиот висок раст на тргувањето на МБХВ произлезе од зголемената активност на странските инвеститори и од зголемениот интерес на домашните индивидуални инвеститори (т.е. физички лица) за тргување со ХВ.

ИЗВ.: *Годишен билтен на Македонската берза за хартии од вредност 2006*, //www.mse.org.mk//; Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, (2006), *Пазарот на хартии од вредност во Република Македонија: денес и утре* //www. mse.org.mk//.

ЛИТ.: Македонска берза на хартии од вредност АД Скопје, *10 години Македонска берза*, Скопје, 2006; В. Филиповски, *Финансискиот сектор и економскиот развој во Република Македонија. Отворени предизвици на Македонската економија*, МАНУ, Скопје, 2004, 357–379. В. Ф.

**МАКЕДОНСКА ДИНАСТИЈА** (867–1056) – царска династија во Византија, основана од Василиј I (867–886), роден во темата Македонија. Во времето на нејзиното владеење Византија доживеала подем: зајакнал феудализмот. Владетелите воделе успешни војни против Арабјаните, ја ликвидирале бугарската држава (971), како и Самуиловото Царство (1018). Покрај Василиј I, позначајни владетели биле: Лав VI (886–912), Константин VII Порфирогенит (913–959), Никифор II Фока (963– 969), Јован I Цимиски (969–976), Василиј II (976–1025). Последен владетел била царицата Теодора (1055–1059).

ЛИТ.: Г. Острогорски, *Историја на Византија*, Скопје, 1992. К. Аџ.

**МАКЕДОНСКА ДОМАШНА ГРАДИНА**. Поради мултифункционалноста и прилагоденоста на условите на теренот и на пределот, традиционалните домашни градини се одликуваат со сопствени специфики, значајни естетски вредности и автохтоност. Градините во РМ од XIX и XX в. ги истражува Д. Шојлевски (1985). Современите домашни градини ги губат типичниот ликовен израз и специфичните обележја на поднебјето, но се збогатени со бројни и разновидни растенија. Ст. Х. П.

**МАКЕДОНСКА ЕМИГРАНТСКА ФЕДЕРАТИВНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Софија, 4. XII 1921) – политичка организација на македонската емиграција во Бугарија. Со Уставот на МЕФО била опре-


Уставъ
на федеративната организация на Македонскитѣ емигранти,
I. Наименование, характеръ и назначение.
II. Цѣль.

Уставот на Федеративната организација на макдонските емигранти

делена целта за дејствување: легална борба за создавање автономна федеративна држава Македонија во нејзините географски и економски граници, независна од балканските држави. Организацијата го издавала својот орган „Автономна Македонија“ (1. XII 1920 – 26. I 1923) под редакција на Ив. Снегаров и В. Ковачев. Водечки личности во раководството на МЕФО биле: арх. Н. Југуков, д-р Х. Далкал’чев, д-р Ф. Атанасов, В. Ковачев, К. Размов, Н. Киров-Мајски и др. Дел од раководните личности биле убиени од ВМРО на Т. Александров (1923– 1924), други емигрирале во странство, а некои од нив ѝ пристапиле на ВМРО(Об).

ЛИТ.: Костадин Палешутски, *Македонското освободително движение след Първата световна война (1918–1924)*, София, 1993; *Златна книга. 100 години ВМРО*, Скопје, 1993; Иван Катарџиев, *Време на зреење*, Скопје, 1977. З. Тод.

**„МАКЕДОНСКА ИСКРА“** (Детроит, САД, 1977). По повод македонскиот пикник на 14 август 1977 г., Националната организација „Обединети Македонци“ од Торонто (гранка Детроит) го отпечати првиот и единствен број на в. „Македонска искра“, на македонски, со неколку текстови на англиски јазик. Весникот обилува со текстови од историското минато на Македонците од сите делови на Македонија. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКА КАМЕНИЦА** – град во источниот дел на РМ со 5.147 ж. (2002 г.). Се наоѓа од двете страни на Каменичка Река, десна притока на Брегалница, на надморска висина од околу 570 m. Има умерено-континентална клима. Таа е стара населба. Во минатото се спомнува како Камена Река, од која потекнува и првиот познат македонски печатар Јаков, кој во 1566 г. печати свои книги во Венеција. М. К. како град е прогласена во 2004 г. Таа е седиште на општина, која зафаќа површина од 19.037 ha, има 9 населени места со 8.110 ж. Населбата забрзано почнува да се развива од 1966 г., кога е отворен рудникот за олово и цинк, Саса. Населението го сочинуваат Македонци, додека од малцинствата има само малку Срби (20) и Роми (14). Има текстилна фабрика и фабрика за преработка на цинк. Ал. Ст.

**МАКЕДОНСКАТА КИНЕМАТОГРАФИЈА.** Со првите филмски проекции одржани во 1897 г. и со творештвото на браќата Манаки започнува историјата на македонската кинематографија. Периодот до крајот на Втората светска војна е именуван како период на спонтана кинематографија. И со кинoприкажување и со снимање


Сцена од филмот „Време – води“ (1978)



Кадар од филмот „Среќна Нова ’49“ (1986)

се занимавале луѓе љубопитни по дух, кои сакале да ги откриваат тајните на новиот медиум. Единствено Хигиенскиот завод од Скопје (од 1927 г. па натаму) спроведува организирана едукативна дејност со помош на филмот (произведува и прикажува филмови за заштита на здравјето). По Ослободувањето македонската кинематографија влегува во фазата на институционализирана кинематографија: од Отсекот за кинематографија при АСНОМ (1945), па преку Филмската дирекција на Македонија (1945), РАСФИЛМ (1946), Комисијата за кинематографија при Владата (1947), „Филмско-Скопје“ (1947), па сѐ до оформувањето на целокупната кинематографска структура: производство, дистрибуција, прикажување, едукација, критика и публицистика, филмски аматеризам и филмски архив (Кинотека на Македонија). Ил. П.

**МАКЕДОНСКАТА КОЛОНИЈА ВО ПЕТРОГРАД** (1912 – 1917) – неформална асоцијација на Македонците во руската престолнина што се конституира во моментот непосредно пред објавувањето на Првата балканска војна (1912), кога се почувствува опасноста за дележ на татковината од балканските соседи и неопходноста за легитимен легален колективен фактор за настап пред руската и свет-



Димитрија Чуповски во студентската униформа (9. III 1904)

ската јавност и дејствуваше под тоа име до Октомвиската револуција (1917). Најистакнати претставници на МКП се Д. Чуповски, Н. Димов и д-р Г. Константинович со нивните соборци А. Везенков, Г. Г. Георгиев, Г. А. Георгов, инж. Ј. Георгиев, К. Георгиев, Г. А. Стојанов, К. Стојанов, П. Божидарски, Д. Пешковски, Г. Н. Угриновски и др., на кои им се придружија и поголем број руски личности од јавниот, политичкиот и научно-културниот живот.

Бидејќи МНЛД го доби само покровителството на С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво (1902–1905), а Градоначалството одби да ги регистрира Словеномакедонското национално-просветно друштво „Св. Кирил и Методиј“ (1912–1913) и Руско-македонското благотворно друштво „Св. Кирил и Методиј“ (1913–1914), македонските патриоти настапија како Македонска колонија и се претставија како речиси единствени ополномоштени заштитници на националниот ентитет и територијалниот интегритет на Македонија во периодот на Балканските и на Првата светска војна.



Претставниците на Македонската колонија во С.-Петербург: Д. Чуповски, д-р Г. Константинович и Н. Димов (1913)

Како продолжувач на Другарството, МКП се пројави најпрвин со настапот на разни словенски и други собранија и во рускиот печат. По започнувањето на Балканската војна најистакнатите дејци заминаа на Балканот: К. Мисирков во Јужна Македонија (Солун), д-р Г. Константинович во Цетиње, а Д. Чуповски преку Софија стигна во Скопје и во Велес и заедно со П. Попарсов, Р. Ризов, А. Мартулков и др. организира *Општомакедонска конференција* (1912) за судбината на Македонија и доби полномошно за МКП да го застапува македонскиот народ пред европската јавност. Бидејќи не се реализира заминувањето на Д. Чуповски и П. Попарсов пред меѓународните фактори во Париз и Лондон, а официјална Русија беше во улога на договорен арбитар, МКП ги искористи сите средства за да дејствува пред руската јавност. На 1 март 1913 г. беше објавен првиот официјален акт *Меморандум на Македонците за независноста на Македонија* упатен до министерот за надворешни работи на Велика Британија и до амбасадорите на големите сили во Лондон, со барање „Македонија во нејзините географски, етнографски, економски и историско-културни граници да остане единствена, неделива, независна балканска држава“ и „да биде свикано Македонско народно собрание во Солун за подробна разработка на внатрешната изградба на државата и за определување на своите односи спрема соседните држави“. Истовремено Д. Чуповски ја објави првата *карта на целокупна Македонија на македонски јазик*, а беше потпишан и *Вториот меморандум на Македонците до владите и општествената јавност на сојузните балкански држави* (7. VI 1913). Истовремено излезе *книшката на Н. Д. Димов за минатото, современоста и иднината на Македонија* (1913), а од 9 јуни почна да излегува и најзначајната македонска периодична публикција до Ослободувањето сп. *„Македонскій голось (Македонски глас)“*, кое во 11 броја на 220 страници (1913–1914) стана автентичен архив на борбата на македонскиот народ за зачувување на целоста и обезбедување на слободата на Македонија.

По започнувањето и во текот на Првата светска војна МКП објави повеќе меморандуми, апели и посебни изданија, а во јуни 1917 г. организира и посебен *Македонски револуционерен комитет* во Петроград на чело со Д. Чуповски што објави *Програма за создавање Балканска Федеративна Демократска Република* со Ма-



II. Меморандумъ

I. Меморандумъ

Првите меморандуми на Македонската колонија во С.-Петербург од 1 март и од 7 јуни 1913 г.

кедонија како рамноправен член. Октомвриската револуција и Версајскиот договор означија формален и привремен крај на јавната дејност на МКП. Потоа во новите историски околности МКП и МРК ја продолжуваат дејноста во Ленинград со изменет персонален состав и со сообразена програма во новите реалности сè до смртта на водачот Д. Чуповски (1940).

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I-II, 1978; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 486–530. Бл. Р.



Плакат за претставата на „Македонска крвава свадба“ со ликот на В. Чернодрински (1900)

**„МАКЕДОНСКА КРВАВА СВАДБА“** – драма од Војдан Чернодрински првпат изведена на 7. XI 1900 г. во салата на „Славјанска беседа“ во Софија, а во режија на авторот. Дваесет и петте роли ги играле дваесет и две лица, од кои осумнаесет мажи и четири жени, членови на „Македонски зговор“, кој подоцна се викал „Скрб и утеха“, за на крајот да го понесе името Столичен македонски театар. Во 1909 г. Чернодрински во Солун, Битола и Скопје прикажувал еден дел од пиесата под името „Жетва“. Во педесеттите години на минатиот век повеќето професионални театри ја прикажуваа пиесата значително изменета и дополнета. Р. Ст.

**„МАКЕДОНСКА МЛАДЕЖ“** (Софија, 1, 10. X 1933 – 6. V 1934) – месечен орган на македонската прогресивна младина во Бугарија. Се печати на бугарски јазик во 2000 примероци со јасни македонски национални позиции. Редактори и соработници: Хр. Андонов (внук од сестра на Г. Делчев), М. Сматракалев, В. Ивановски, К. Веселинов, К. Николов, А. Чаракчиев, Д. Шарланџиев и др. Не-


МАКЕДОНСКА МЛАДЕЖЬ

Органъ на мак. прогресивна младежь въ България

„Азъ не принадлежа на себе си, а на дѣлото“.
Гоце Дѣлчевъ

ДА КРЕПНЕ В. „МАК. МЛАДЕЖЬ“! НА УДАРНА РАБОТА!

Долу побоищата! Наказание за побойницитѣ!

Весникот „Македонска младеж“ (1933-1934)

официјален орган на ВМРО(Об), изразител и на идеите на КП. По многу прогони и остри полемики со михајловистите од в. „Македонска борба“, до забраната излегуваат само три броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарството (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 334–337; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје, 1990, 363–373. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКА МЛАДИНСКА ТАЈНА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Вардарски дел на Македонија, 1926–1927) – тајна студентска организација формирана од ВМРО. Цел за дејствувањето била да ја помага ВМРО во борбата за ослободувањe на Македонија од грчкото и српското владеење и за обединување. ММТРО формира четири окружни петорки во Скопје, Битола, Охрид и Штип, вкупно 40 петорки речиси во сите градови, со околу 190 членови. Организацијата дејствувала до јуни 1927, кога била извршена провала, во која биле уапсени околу 40-50 членови на ММТРО, од кои на Скопскиот студентски процес биле осудени 20 студенти.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997; Димитър Г. Гоцев, *Младежките национално-освободителни организации на македонските българи 1919–1941*, София, 1988; Иван Катарџиев, *Македонија спроти Втората светска војна*, Скопје, 1999. З. Тод.

**МАКЕДОНСКАТА МУЗИКА.** На почвата на Македонија, од античкиот период и низ столетијата на средниот век, како и во идните историски раздобја, се одигрувале значајни музички настани, релевантни за народите што ја населувале оваа земја, но и за оние од соседните и од подалечните земји. Музичкото минато на Македонија недоволно е истражено и проучено. Тоа особено се однесува за времето на средниот век, кога на македонска почва постоеле истакнати центри на духовната музика, во кои се создадени голем број драгоцени ракописи со византиска и византиско-словенска невматска нотација. Недоволно е реконструирана сликата на музичкиот живот и во вековите на турското владеење, вклучително и онаа од XIX в. – времето на македонската национална преродба, како и на децениите меѓу двете светски војни.

Постојат податоци за богатиот музички живот во Македонија и пред доаѓањето на Словените во овие краишта. Во својот културен развиток тие прифатиле и дел од наследството на староседелците во овој дел на Полуостровот, како и елементи од античките племиња што живееле на ова географско подрачје.

Најзначајните настани во средновековниот период се поврзани со создавањето на словенската писменост, воспоставена од свв. Кирил и Методиј, со што се создадени услови за развој и на црковното пеење на словенски јазик, низ дејноста на свв. Климент и Наум Охридски и на многубројните ученици од Климентовата школа. Во Климентовата богата ракописна ризница се наоѓале многу


Честитки по успешната премиера на операта „Гоце“ од Кирил Македонски (1954)

музички ракописи, а самиот Климент полагал големо внимание на црковното пеење во едукацијата на свештенството.



Кирил Македонски, плакат за операта „Гоце“ (1958)

По пропаѓањето на Самуиловото Царство, охридската црковна институција била симната на ранг на архиепископија. Богослужбата во Охрид и во другите македонски центри се одвивала на грчки јазик, а најголемиот дел на ракописите од Климентовата збирка биле уништени, додека најубавите од нив биле преведени на грчки јазик. Од тој период за науката посебно богатство претставуваат Охридските невматски ракописи, создавани во XI-XIV в. на грчки јазик, од кои најинтересните чекаат подробна музиколошка обработка. Со усното пренесување на традицијата во народното црковно пеење се зачувале и се внесувале елементи на домашниот фолклор, па иако во намален обем, словенската музичка писменост продолжила да се негува во некои манастири на теренот. Меѓу малобројните словенски ракописи од тој период што фрагментарно содржат невматски знаци за пеење се издвојуваат Битолскиот триод од XII в. и т.н. Болоњски псалтир од XIII в., создаден во охридското село Рамне. Тоа е времето и на најистакнатиот византиски музичар и композитор, реформатор на духовната музика и на невматското писмо, Јован Кукузел, македонски Словен, роден во дебарскиот крај. Неговото обемно дело, според некои истражувања, содржи и елементи на традиционалното народно пеење на македонските Словени.

Следниот период е карактеристичен по дисконтинуитетот што настанал во писменото музичко создавање на словенски јазик. Најзначајната етапа во времето на турското владеење е XIX в.. Во епохата на македонската преродба, во црковното пеење доаѓа и до обнова на писмената музичка традиција врз реформираната Хрисантова невматска нотација. Литургискиот чин го збогатуваат со свои напеви низа домашни автори (Калистрат Зографски, Јоан Хармосин Охридски, Димитар Златанов-Градоборски, Наум Миладин и др.). Во тоа време доаѓа и до појавата на т.н. *градска песна*, под влијание на западноевропската музичка култура и писменост, до првите мелографирани народни песни, хармонизации и творечки обиди. Најистакнатиот автор од крајот на XIX и почетокот на XX в. е Атанас Бадев (1860-1908), автор на „Златоустова литургија“, обработки на народни теми и др.

Во времето меѓу двете светски војни доаѓа до релативна модернизација на музичкиот живот: се формираат бројни хорски друштва, се одигруваат музичко-сценски изведби и се подобрува музичката настава. Тогаш започнува дејноста и на најстарата генерација современи македонски музичари и композитори, кои ќе ги остварат најзначајните дела во повоениот период на македонската музика. Тој се одвива во услови на сестран непречен културен растеж во Републиката. Непосредно по ослободувањето на Скопје (24. XI 1944), основан е Симфониски оркестар, кој потоа прераснува во Македонска филхармонија. Во декември и.г. се отвора Средното музичко училиште. Првата оперска претстава, со која е означен почетокот на дејноста на Скопската опера, е изведена на 9. V 1947 г. во МНТ. Основоположници на сите професионални институции и на бројни аматерски музички колективи се: Ст. Гајдов (1905–1992), Ж. Фирфов (1906–1984), Т. Скаловски (1909–2004), Тр. Прокопиев (1909–1979) и П. Богданов-Кочко (1913–1988). На творечки план, тие ја унапредуваат хорската литература, а некои од нив, во текот на следните децении, се зафаќаат и со покрупни вокално-инструментални дела. Покрај нив, во првите творечки и организациски дејности учествуваат и други автори и музички уметници.

Кон средината на педесеттите години од X в. доаѓа нова генерација композитори и музички уметници од сите профили, школувани на музичките академии на поранешната држава. Авторите од овој творечки круг отвораат нови стилски насоки и ја збогатуваат македонската музика со голем број камерни, симфониски и музичко-сценски остварувања. Од почетокот на седумдесеттите години на векот почнува и поопстојното музиколошко истражување на музичкото минато, а низа соработници на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ даваат драгоцени прилози во проучувањето на македонскиот музички фолклор. Следните генерации музички автори, школувани на ФМУ во Скопје и во други центри, ги продолжуваат настојувањата на претходниците, обраќајќи се кон фолклорниот идиом низ своевидни варијанти, соодветни на актуелните струења во музичкото творештво. Од средината на XX в. Скопје претставува значајна музичка метропола со богати настани на концертниот подиум и на оперската сцена, каде што настапуваат истакнати домашни инструментални и вокални солисти и диригенти и светски реномирани гостувачки уметници. Во Републиката се одржуваат музички фестивали со меѓународно реноме (Охридско лето, Интерфест во Битола), како и фестивали на забавната, народната и џез-музиката, со познати светски интерпретатори и потврдени автори и групи во сите жанрови и стилски ориентации. Др. О.


Од изведбата на операта „Цар Самуил“ од К. Македонски (1968)

**МАКЕДОНСКАТА НАРОДНА СТУДЕНТСКА ГРУПА „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** (1919–1934) – асоцијација на студентите формирана во Софија како Македонска студентска група „Гоце Делчев“ (1919), но во времето на политичките убиства на Македонците во Бугарија (1923), кога е ликвидиран и нејзиниот претседател Таралјамов, Групата привремено ја прекинува дејноста. Кога тие убиства го стигнуваат врвот, „независните студенти на Софискиот државен универзитет“ ја објавуваат брошурата „Не можеме веќе да молчиме!“ (1929) и свикуваат младински конгрес, но и тој е забранет. Во следната година прогресивните студенти Македонци во Бугарија ја обновуваат старата студентска асоцијација под името Македонска народна студентска група „Гоце Делчев“ (1930) како легален клон на ВМРО(Об) со идејна платформа врз принципите на Мајскиот манифест (6. V 1924).

МНСГ „Гоце Делчев“ објави 6 броја од својот „орган на прогре-

сивните македонски студенти во Бугарија" „Македонски студентски листъ" (4. XII 1931 – 1. VI 1932), под редакција на младите македонски интелектуалци: К. Веселинов, М. Сматракалев, К. Николов и В. Хаџикимов. Кога весникот е забранет, подготвениот број Редакцијата го објавува под наслов „Македонска студентска трубуна" како „орган на македонското студентство – ратник за МОНС" (23. X 1932 – 5. IV 1933). По четвртиот број и тој весник е забранет. Наскоро Групата почнува да го издава новиот месечен „орган на македонската прогресивна младина во Бугарија" под изменет наслов „Македонска младежь" (10. X 1933 – 6. V 1934), под официјална редакција на Делчевиот внук Хр. Андонов. По третиот број и тој е забранет, заедно со неофицијалниот орган на ВМРО(Об) „Македонско знаме" (14. VI 1932 – 1. VII 1934), бидејќи


МАКЕДОНСКО ЗНАМЕ
НАМѢСТО ПРОГРАМА

Весникот „Македонско знаме" (1932-1934)

објавувал отворени статии за македонската нација, за македонскиот јазик, литература, историја и култура и за организирана борба за национално ослободување и обединување. Кога на состанок официјално се поставува прашањето за „етничката битност на македонскиот народ" и „дали македонскиот народ во Пиринска Македонија се наоѓа под национален гнет", јасно се кажува: „Македонското прогресивно движење е национално, бидејќи го има како цел националното ослободување на Македонија. Тоа не е партиско, ниту пак сталешко или класно, а по карактерот и составот е општонародно, демократско". Тогаш се отцепува фиктивниот Акционен комитет на македонското прогресивно движење во лицето на В. Хаџикимов (15. I 1934) и почнува да го издава својот провокаторски антинационален орган „Македонска борба". Централно-


МАКЕДОНСКА БОРБА
Нашата цель

Весникот „Македонска борба" (1934)

то раководство на МНСГ „Г. Делчев" донесува Декларација за расцепот (2. III 1934), а на проширената конференција на Групата (4. IV), со делегати од сите факултети, се разјаснува „како и зошто се дојде до паролата за самоопределување на Македонија под бугарска власт и воопшто за самоопределување на целокупна Македонија до нејзино одделување во самостојна држава". Централното раководство на Групата прави опширно „Изложение" (2. III 1934) и „во името на слободата на нашата поробена татковина" објавува „Отворено писмо" до македонските студенти во Бугарија (8. IV 1934) со повик „што поскоро да го изградиме нашиот гранитен Македонски општ народен студентски сојуз (МОНС)" како „раководител на мак. народни студенти во странство и за самоопределување на Македонија до нејзино одделување во самостојна државно-политичка единица". Со звенарскиот превврат во Бугарија (9. V 1934) е парализирана и дејноста на МНСГ „Гоце Делчев". Нејзини активисти потоа го формираат Македонскиот литературен кружок во Софија (1936 – 1942).

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје, 1990, 293–318. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКА НАРОДНА ФЕДЕРАЛНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Пиринскиот дел на Македонија, (август 1943 – 1946) – тајна македонска политичка организација, која се вклучила во национално-ослободителната борба во содејство со организираното партизанско движење предводено од македонските комунисти. По прогласувањето на создавањето на македонската национална држава во Вардарскиот дел од Македонија, Организацијата за цел на дејствувањето го поставила обединувањето на Пиринскиот дел од Македонија со македонската држава. По комунистичкиот државен превврат (9. IX 1944), Организацијата продолжила да дејствува нелегално (до средината на XII 1945). Тогаш Централниот комитет донел решение за легализирање. Основачкото собрание било одржано во Петрич (8. I 1946); бил усвоен Уставот и биле избрани телата. Барањето за регистрирање како македонска национална партија не било одобрено и натамошната дејност била запрена со репресија од органите на прогонот.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Обид за легализирање на тајната Македонска народна федерална организација и нејзино трансформирање во македонска национална партија во пиринскиот дел од Македонија*, „Прилози" на МАНУ, 2, 1996. М. Мин.

**МАКЕДОНСКА НУМИЗМАТИКА.** Сè до Втората светска војна, во отсуство на сопствена држава, територијата на Р. Македонија богата со нумизматички материјали служела повеќе како извор за збогатување на збирките на бројни познати европски музеи и приватни колекции. Со создавањето на соодветни музејски институции во периодот 1945–1990 год. ќе се створат и неопходните услови за прибирање на нумизматичкиот материјал, формирање на збирки и скромни обиди за проучување и публикување на тој материјал. По 1990 год. со појавата на нова генерација нумизматичари специјалисти по одделни области, следува брз развој на македонската нумизматика. Се фор-




Публикацијата на Народната банка на РМ: „Македонија, парите и историјата" (2001)

мира првиот Нумизматички кабинет при Музеј на Македонија, а во 1994 год. се појавува и првото периодично списанија за нумизматика (*Македонски нумизматички гласник*). Покрај јавните збирки, се појавуват и бројни приватни збирки и збирки на одделни банки. Во 1999 год. се отвори камерна, а 2002 год. постојана нумизматичка поставка на Народната банка, а своја постојана поставка во 2005 год. отвори и Охридската банка. Во 2001 год. е публикувана и првата монографија, посветена на монетарницата во Стоби. Во 2001 год. во МАНУ се одржа и првиот научен симпозиум на теми од нумизматиката. Во последниве десетина години се публикувани бројни каталози на збирки и специјализирани изданија од областа на нумизматиката.

Лит.: В. Битракова-Грозданова, *Споменици од хеленистичкиот период во СР Македонија*, Скопје, 1987, 81-102; *Нумизматичка збирка на Народна банка на Република Македонија*, Скопје, 1999; П. Јосифовски, *Римската монетарница во Стоби*, Скопје 2001; Монетите и монетоковниците во Македонија, Скопје, 2001; *Македонија, Парите и историјата*, Скопје, 2002; *Македонските банкноти и ковани пари* 1992-2002, Скопје, 2002; *Македонија и Пајонија*, Колекција Шелдаров, Скопје, 2003; Б. Хусеновски, *Антички монети од Вардарски рид*, Гевгелија, 2004; *Македонски нумизматички гласник (Macedonian Numismatic Journal)*, No. 1 (1994), No. 2 (1996), No. 3 (1999), No. 4 (2000). П. Ј.

**МАКЕДОНСКА ПАТРИОТСКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (1922 –) – легална организација на бугарската и македонската емиграција во САД и Канада. Основачкиот конгрес бил одржан во гр. Форт Вејн, Индијана, САД (1–4 октомври 1922), на кој бил избран Централен комитет, а за прв претседател бил избран Атанас Стефанов. На Конгресот бил усвоен Уставот на организацијата, според кој целта на Сојузот на МПО била: „Да се бори на легален начин за прогласување на Македонија во една независна македонска република во нејзините географски и економски граници". На третиот конгрес, одржан во 1924 г., името на организацијата било променето во Македонска политичка организација. Во Уставот усвоен на конгресот во Охајо (1927), идентичен со првиот, се потенцирало дека во Македонија живееле 1.096.376 Бугари. Во целиот период меѓу двете светски војни МПО била под влијание на Македонскиот национален комитет и на михајловистичката ВМРО. Од Втората светска војна до создавањето на РМ (1991), преку своите печатени и други пропагандни средства, МПО се залагала за отцепување на Македонија од Федерална Југославија, отстранување на комунистичкиот систем и создавање самостојна демократска држава на „македонските Бугари". МПО издава свој орган „Македонска трибуна" (Macedonian Tribune). Првиот број на весникот излегол на 10 февруари 1927 г. во Индијанаполис, САД.


JOINT PETITION FOR THE RECOGNITION OF THE REPUBLIC OF MACEDONIA

Macedonian Patriotic Organization

UNITED MACEDONIANS

Петиција од МПО и Обединетите Македонци до Европската заедница, до ООН и до сите светски лидери за признавање на РМ (1991)




Весникот „Македонска трибуна", орган на МПО во САД

Прв редактор бил Борис Зографов. По создавањето на РМ, од 1997 г. во весникот се печатат и некои статии на македонски јазик со латиница.

ЛИТ.: Костадин Гърдев, *Македонскиѿе ѿатриоѿични орѓанизации в Канада*, София, 1991; Зоран Тодоровски, *Полиѿичкиѿе ѿоѓледи на МПО за ослободување и создавање на независна Македонија,* зб.: „Иселеништвото од Македонија од појавата до денес", Скопје, 2001. З. Тод.

**„МАКЕДОНСКА ПОВЕСТ"** – прв македонски балет, во три чина. М: Гл. Смокварски, С: композиторот и Д. Парлиќ. Прво изведување: Скопје, 21. VI 1953. Др. О.

трите дела на поробена Македонија... Македонскиот народ треба да е готов при секоја нова опстановка, при секоја нова промена во Грција, во Југославија или во Бугарија, да си го каже својот збор, да ја projави својата волја и да учествува со своето активно присуство" и дека в. „ќе ја култивира идејата за Балканска федерација, како единствено, засега, средство за умиротворување на Балканот, во рамките на која федерална Македонија навистина би била слободна и среќна".

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоѿ на македонскиоѿ ѿечаѿ и новинарсѿво (од ѿрвиѿе ѿочеѿоци до 1945 ѓодина)*, Скопје, 1980, 337–340; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиоѿ народ и македонскаѿа нација*, II, Скопје, 1983, 536–541. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКА ПРАВОСЛАВНА БОГОСЛОВИЈА „СВ. КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ"** (Скопје) – средно богословско училиште на Македонската православна црква,



Изведувачите на балетот „Македонска повест" од Глигор Смокварски (1953)

**„МАКЕДОНСКА ПРАВДА"** (Софија, I, 1, 3. IX 1933 – 52, 3. IX 1934) – неделен орган на македонската емиграција. Излегува на бугарски јазик во 8000 тираж под редакција на Димитар Попефтимов (до бр. 11), а потоа одг. редактор е Илија К. Граматиков, но веќе со изменета (протогеровистичка) национално-политичка концепција, во прилог на 19-мајскиот преврат. Редакторот во уводникот на првиот број декларира дека весникот ќе „се бори за слободата на мислата" и собранијата на македонската емиграција во Бугарија, за премавнување на вонредната состојба во Петричко, за подобрување на економските услови на бегалците и за народносна и културна слобода во




Весникот „Македонска правда" (Софија, 1933-1934)

основано од Светиот архијерејски синод на 26. IX 1967 г., со работа почнало на 1. XI 1967 г., со 68 ученици во сите пет класа во манастирот „Горни Свети Илија" во селото Бањани, Скопско. Од 1969 г., работи во селото Драчево, Скопско. Во кругот на училиштето има изградено современа капела посветена на св. Климент Охридски.



Македонската православна богословија „Св. Климент Охридски" во Скопје

ИЗВ.: Архива на САС на МПЦ. А. Г.

**МАКЕДОНСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА ЗА ЕВРОПА** (1967– ) – епархија на МПЦ. Пр-

вите македонски црковни општини во Европа се формираат во 1958 г. во Шведска и во Данска, а во 70-тите години во Германија, Белгија, Швајцарија, Австрија и Франција; во 90-тите години, по распаѓањето на Југославија, и во Словенија, Хрватска, Црна Гора и Србија. Првите македонски православни црковни општини во Малме и Гетеборг (Шведска) и во Копенхаген (Данска) добиле благослов од Синодот на МПЦ во 1973 г. Надлежни митрополити биле: Кирил (1967–1981), Петар (1981–1988) и Стефан (1988–1990), а потоа Синодот (1990–1995). Прв епархиски архијереј на Европската епархија беше митрополитот Горазд (1995–2006). Во 2006 г. администратор е Епископот полјански Пимен, кој на 22 јуни е избран за Митрополит европски. Епархијата е регистрирана во Дортмунд (Германија). Регистрацијата важи за сите земји каде што се регистрирани македонски православни црковни општини (а ги има во речиси сите европски земји).

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**МАКЕДОНСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА НА МПЦ ЗА АВСТРАЛИЈА И НОВ ЗЕЛАНД** (1974). Во 1960 г. владиката Наум ја осветил македонската црква „Св. Ѓорѓи“ во Мелбурн (Викторија), официјално првата



Групно крштевање во храмот „Св. Христово Воскресение“ во Рокдаел, Сиднеј (Водици, 19. I 2009)

црква на МПЦ во Австралија и во целата македонска дијаспора во светот. Македонските цркви во Австралија во почетокот биле под духовна јурисдикција на Синодот на МПЦ, а по формирањето на Американско-канадско-австралиската македонска православна епархија (1967) тие станале дел од неа. Во 1974 г. била формирана посебна Австралиска македонска православна епархија, на која до 1981 г. надлежен архијереј бил митрополитот Кирил, а од 1981 до 1995 г. митрополитот Тимотеј. Во 1995 Австралиската епархија ја управува Синодот на МПЦ, а од ноември 1995 до 2004 г. надлежен архијереј е митрополитот Петар, кој потоа ја администрира епархијата.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.




Епархиите на МПЦ во Република Македонија

**МАКЕДОНСКАТА ПРАВОСЛАВНА ЦРКВА (МПЦ).** Свештеничкиот собор во Издеглавје (21. X 1943) усвоил Резолуција за возобновување на Охридската архиепископија како МПЦ. Одлука за тоа донесол и Првиот црковно-народен собор во Скопје (4. III 1945). Возобновувањето на Охридската архиепископија и прогласувањето на МПЦ било извршено со Одлука на Вториот црковно-народен собор во Охрид (4–6. IX 1958). Српската православна црква ја признала самостојноста на МПЦ со Соборска одлука од 1959 г. На Третиот архиепископски црковнонароден собор во Охрид (17-18. VII 1967) била донесена Одлука за прогласување и била прогласена автокефалноста на возобновената Охридска архиепископија во лицето на МПЦ, која е православна автокефална сестринска црква на единствената, света, соборна и апостолска Црква. Ги применува догмите, каноните и единството на богослужбата со Источната вселенска православна црква. Самостојно ги уредува и управува црковните дејности. Има достоинство во ранг на Архиепископија, со поглавар Архиепископ и со титула Архиепископ Охридски и Македонски, кој сеословува со „Ваше Блаженство“. Службен јазик во МПЦ е македонскиот и неговото кирилско писмо, а богослужбени се црковнословенскиот и македонскиот јазик. МПЦ се управува врз основа на: а) Светото писмо и Светото предание, според учењето на Светата православна црква; б) Апостолските правила, правилата на вселенските и помесните собори и на светите отци; в) актите на помесните собори и патријаршиските синоди, доколку ги усвоила; г) прописите, уредбите, правилниците, одлуките и другите уставни акти на надлежните црковни власти што се донесуваат врз основа на Уста-



Грбот на МПЦ



ДО ПРЕЗИДИУМОТ НА АСНОМ

ТУКА

Писмото од Иницијативниот одбор до Президиумот на АСНОМ за организирање самостојна Македонска православна црква (февруари 1945)



Светиот архиерејски синод при прогласувањето на автокефалноста на МПЦ (17. VII 1967)



ОДЛУКА

Одлуката за прогласување на автокефалноста на Македонската православна црква (17 август 1967)


Соборниот храм на МПЦ во Скопје

вот. МПЦ е епископална, внатрешно административно е организирана на епархии, и тоа: 1. Скопска православна епархија – Скопје; 2. Преспанско-пелагониска православна епархија – Битола; 3. Брегалничка православна епархија – Штип; 4. Дебарско-кичевска православна епархија – Охрид; 5. Полошко-кумановска православна епархија – Скопје; 6. Повардарска православна епархија – Велес; 7. Струмичка православна епархија – Струмица; 8. Американско-канадска македонска православна епархија – Торонто; 9. Македонска православна епархија за Австралија и Нов Зеланд – Мелбурн; 10. Македонска православна епархија за Европа. Архиепископската (централна) управа ја сочинуваат: 1. Законодавни тела (а. Светиот архијерејски синод и б. Архиепископскиот црковнонароден собор); 2. Извршни тела (а. Архиепископскиот соборски управен одбор и б. Архиепископска администрација); 3. Судски органи (Црковно судство и обвинителство). Црковно-просветната дејност се остварува во Македонската православна богословија и на Православниот богословски факултет во Скопје, а издаваштвото е сè побројно во сите епархии. Монашкиот живот е развиен во манастирите низ Македонија.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000; Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**МАКЕДОНСКА ПРЕРОДБА (1802–1944)** – процес на македонското културно-национално будење и државно-политичко осамостојување што започнува со борбата за употреба на народниот наместо црковнословенскиот јазик во пишаната реч и за индивидуализирање на македонскиот културно-историски идентитет во словенскиот и балканскиот свет, за изградба на македонскиот како посебен литературен јазик и за обновување на Охридската архиепископија како национална црква во македонска автономна, независна, федеративна или конфедеративна држава (во јужнословенски или во балкански рамки). Преродбата во Македонија условно започнува со печатењето на првиот текст на современиот македонски говорен јазик (Четиријазичникот на Даниил Москополски, 1802) и трае сè до конституирањето на современата македонска држава на Првото заседание на АСНОМ (1944). → *Македонија*. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКА РАБОТНИЧКА СОЦИЈАЛИСТИЧКА ГРУПА** (Софија, 1893 – 1900) – група од македонски социјалисти и печалбари, формирана од Васил Главинов за да ги шири социјалистичките идеи меѓу македонските печалбари и во самата Македонија. Се застапувале за ослободување на Македонија и за создавање Македонска Република – преку револуција. Во 1900 г. МРСГ се вклучила во Македонската револуционерна организација. Групата издавала свои весници и популарни брошури.

ЛИТ.: *Работничкото и комунистичкото движење во Македонија*, Скопје, 1970; Д-р Орде Ивановски, *Преродбенската делотворност на социјалистичката мисла во Македонија*, Скопје, 2000. О. Ив.

**МАКЕДОНСКА РАДИОТЕЛЕВИЗИЈА** – јавен радиодифузен сервис во РМ. Преносот на Второто заседание на АСНОМ на 28 декември 1944 г. беше првата емисија (на кратки бранови) што го означи почетокот на работата на Радио Скопје. Еден месец потоа беше инсталиран среднобранов предавател. Се работеше со мошне скудна техника, а програмата се емитуваше во живо од две мали студија (спикерско и музичко). Од 1950 г. почнаа да се употребуваат магнетофони, а до 1963 г. бројот на студијата нарасна на шест. Бидејќи во земјотресот се урна зградата на Радиото, програмата се емитуваше од шатори и од импровизирано студио. Десет години по земјотресот Радиото доби нова локација во Нерези и се опреми со современи студија и техника. Целосно решение на студиски и работен простор Радио Скопје доби со вселувањето во Радио-телевизискиот дом (1986). Денес Македонското радио програмата ја емитува низ два програмски сервиса на македонски јазик, трет програмски сервис на јазиците на граѓаните на немнозинските етнички заедници, како и на сателитски и радиопрограмски сервис наменет за соседните земји и за нашите иселеници.

Во 1958 г. Советот на Радио Скопје донесе одлука за формирање екипа што ќе работи на подготовките за отворање телевизија. Две години потоа се оформи првиот тим телевизиски работници. Во мај следната година, поради недостиг на сопствено студио и техника, комплетна македонска реализаторска екипа од Белградското студио го реализираше Балетскиот концерт, со солисти од Македонскиот народен театар. Емисијата во траење од половина час беше *првото целосно* програмско остварување. Во 1964 г. беше пуштен во редовна работа нов предавател на Црн Врв. По тој повод се реализира *првиот директен телевизиски пренос* од концерт и рецитал, со учество на Македонската филхармонија и Македонскиот народен театар. На 14 декември 1964 г., од импровизирано студио во Нерези, почна редовното емитување сопствена ТВ програма. Емитувањето на првиот телевизиски „Весник“ го означи роденденот на Телевизија Скопје. Денес Македонската радио-телевизија емитува програма


Зградата на Македонската радиотелевизија

преку три телевизиски сервиси и четврти – собраниски канал, а со својата програма претставува вистински јавен, модерен сервис на граѓаните на РМ. J. Ф.

**„МАКЕДОНСКА РЕВИЈА ЗА КАЗНЕНО ПРАВО И КРИМИНОЛОГИЈА“** – стручно списание, чиј издавач е Здружението за казнено право и криминологија. Првиот број се појави во 1994 г. Првиот главен и одговорен уредник е проф. д-р Никола Матовски. Гор. Л.-Б.

**МАКЕДОНСКА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА (МРО)** (Солун, 23. X / 4. XI 1893 – 1908). Била основана од шестмина револуционери интелектуалци: Дамјан Груев, д-р Христо Татарчев, Петар Поп Арсов, Иван Хаџи Николов, Христо Батанџиев и Андон Димитров, со цел со вооружена борба да се извојува политичка автономија на Македонија. На основачкиот состанок усвоиле Програма за дејствување: тајна револуционерна дејност, исклучиво на територијата на Македонија (во нејзините природни и етнички граници), во Организацијата да се примаат само лица родени и кои живееле во Македонија (независно од нивната народност и вера). За стапување во Организацијата било воведено полагање заклетва. Бил усвоен Уставот на Организацијата (во почетокот на 1894) и се конституирал Централниот комитет (претседател д-р Христо Татарчев, секретар Дамјан Груев). Била изградена мрежа на Организацијата во поголемите центри во Македонија (до средината на 1894). Особено силен подем бележела по стапувањето во членство




Основачите на Македонската револуционерна организација (МРО)

и во раководењето на Гоце Делчев, потоа Пере Тошев, Ѓорче Петров, Јане Сандански и други македонски револуционери.



Уставот на Македонската револуционерна организација (1896)

Во летото 1894 г. во Ресен било одржано советување на членовите на ЦК и на делегатите на месните комитети посветено на организациони и на тековни прашања за револуционерно дејствување. Биле формирани три револуционерни оркрузи: Солунски, Битолски и Скопски. Организацијата изградила (до есента на 1895) разгранета мрежа во сите делови во Македонија и прогласила сувереност на организационата територија, спречување на дејствувањето на други организирани групи со исти цели во Македонија. Македонските комитети формирани во странство можеле да дејствуваат исклучиво во рамките на МРО.

По формирањето на Македонскиот комитет во Софија (подоцна преименуван во Врховен македонски комитет, 1895), ЦК на МРО веднаш побарал тој комитет да ја сообрази својата активност со потребите на МРО и да работи како помошен комитет. Софискиот комитет продолжил да дејствува како паралелна организација за реализирање на бугарската државна политика кон Македонија.

Во почетокот на 1896 г. Делчев пристигнал во Софија во својство на официјален претставник на МРО да работи за спречување на мешањето на бугарските државни фактори во македонското ослободително дело. Претседателот на Софискиот комитет генералот Данаил Николаев бил предупреден дека МРО нема да ги толерира активностите и акциите преземени во Македонија.

Грција и Србија го засилиле пропагандното дејствување и се експонирале како непријателски сили кон македонското ослободително дело. Во така неповолно опкружување за поефикасно водење на ослободителната борба, а со оглед на тоа дека и словенското население во Одринско се наоѓало во иста положба и влегувало во границите на Егзархијата, МРО се определила да го организира и тоа население за извојување автономија на Македонија и на таа област.

Се одржал Конгрес на МРО (5–12. IV 1896) со учество на првите луѓе на Организацијата: Гоце Делчев, Дамјан Груев, Ѓорче Петров, Пере Тошев, д-р Христо Татарчев, Петар Попарсов и др., на кој била усвоена нова политичка стратегија и тактика во дејствувањето и вклучување и на Одринско. Конгресот усвоил нова управна поделба и територијална организација (со седум револуционерни окрузи: Солунски, Битолски, Скопски, Штипски, Струмички, Серски и Одрински) и промена на името во Тајна македонско-одринска револуционерна организација (ТМОРО). Месните комитети биле ополномоштени да вршат просветување на жените и создавање масовно народно движење. Усвоените промени биле вградени во актите – Уставот и Внатрешниот правилник.

По Конгресот започнало забрзано создавање вооружени чети, ударната оружена сила на Организацијата за одбрана на територијалниот интегритет од туѓи вооружени чети и групи во Македонија. Бил донесен и посебен Правилник (1900) за четите со кој било регулирано формирањето, ра-



Правилникъ за селскитѣ чети
Глава I съставъ

Правилникот за селските чети на Македонската револуционерна организација (јули 1903)



Симболите за заклетвата на Македонската револуционерна организација



Клетва

Клетвата на Македонската револуционерна организација



Спомен-музејот на Смилевскиот конгрес во с. Смилево, Битолско

ководењето, употребата, како и борбената обука. Нивните припадници-комитите носеле униформирана народна комитска облека и обележје за припадност. Вооружените сили ги раководел Делчев, кој ја основал и ја изградувал воената организација, со надлежност на врховен инспектор. Организацијата имала тајна пошта и тајна полиција, создала функционални месни органи и тела. На целата територија на Македонија (до почетокот на 1903) Организацијата имала воспоставено ефективна власт на тајна држава во државата. За да го спречат успехот на македонското ослободително дело, балканските држави (Бугарија, Грција и Србија) го засилиле пропагандното дејствување со уфрлување и вооружени чети. Бугарија организирала инфилтрирање на свои експоненти-врховисти за придобивање на раководните личности на МРО за кревање на неподготвено востание во Македонија и нејзино ликвидирање како самостоен политички фактор. Тоа било постигнато на Солунскиот конгрес на Организацијата (15–17. I 1903) со донесеното решение за кревање востание, во отсуство на Делчев, Даме Груев, Ѓорче Петров, Сандански и др. водечки личности. Смртта на Делчев, неприкосновениот водач на МРО, кој загинал во борбата со османлиските воени сили (4. V 1903), по предавство од врховистите, го забрзала почетокот на востанието.

Конгресот на Битолскиот револуционерен округ (2–7. V 1903) во с. Смилево донел одлука за кревање востание. Востанието раководено од Главниот востанички штаб почнало на Илинден (2. VIII 1903) и прераснало во македонска сенародна револуција за ослободување и за создавање самостојна македонска држава, највисокиот дострел во дејствувањето на Македонската револуционерна организација.

По Илинденското востание силно се манифестирале внатрешните поделби. На Општиот рилски конрес (во почетокот на 1905) само привремено било воспоставено единството на Организацијата. На Конгресот бил отфлен квалификативот „тајна“ од името и Организацијата продолжила да дејствува под името: Внатрешна македонско-одринска револуционерна организација (ВМОРО). Внатрешните поделби и групирања во спротивставени струи (1907): „централистичка“ (предводена од Сандански) и „врховистичка“ (Христо Матов) се заостриле до степен на меѓусебни оружени пресметки. Така дошло до дефинитивен раскол (1908). По Младотурската револуција и по воспоставувањето на парламентарното уредување (1908) Организацијата престанала да постои. Двете струи формирале политички партии: Сандански со Димитар Влахов Народна федеративна партија, а Христо Матов Бугарски конституциони клубови во Македонија.



Македонски револуционери осудени на прогонство во Мала Азија (Дијарбекир), снимени на железничката станица



Четата на Јане Сандански

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Прилог кон прашањето за името на Македонската револуционерна организација во почетниот период од нејзиното дејствување (1893-1896),* Прилози на МАНУ, 2, Скопје, 1995; Зб., *Сто години од основањето на ВМРО и 90 години од Илинденското востание,* Скопје, МАНУ, 1994; Иван Катарџиев, *Сто години од формирањето на ВМРО, сто години револуционерна традиција*, Скопје, 1993; Зб. *Сто години ВМРО, златна книга,* Скопје, 1993; Ванчо Георгиев, *Македонското националноослободително движење во Солунскиот вилает 1893-1903 година*, Скопје, 2003. М. Мин.

**„МАКЕДОНСКА РЕВОЛЮЦИЯ“** (Софија, I, 1 декември 1934 – 4 јуни 1935) – нелегален орган на Обласниот комитет на ВМРО(Обединета) во Македонија под бугарска власт. Антифашистички весник на бугарски јазик, под редакција на В. Ивановски, А. Чаракчиев и др., печатен во нелегалната печатница „Симеон Кавракиров“. Во програмскиот уводник „Нашата задача“ меѓу другото се декларира дека весникот „високо ќе го дигне знамето на македонската революција за извојување право на самоопределување на Македонија до нејзино одделување во самостојна политичка и државна единица, за слободна и независна Македонија на македонскиот народ, а против бугарскиот и балканскиот империјализам. Против врховизмот и сите предавници на големото македонско дело, за моќен, единствен, револуционерен фронт со бугарските и балканските работници, селани и национално потиснати народи. За македонска народно-революционерна република. ...Ние не сме ни вистински Срби, ни чисти Бугари, ниту пак словеногласни Елини, ние сме самостојна македонска нација.“ Истовремено излегуваат и нелегалните младински органи на ВМРО(Об) во Бугарија: „Обединист“ (1935), „Ножот“ (1935) и „Македонско единство“ (1936).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 367–370; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, II, Скопје, 1983, 507–508; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 562–571. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКА СЕКЦИЈА НА ИЕЕЕ** – членка на Институтот на инженерите по електротехника и електроника (Institute of Electrical and Electronics Engineers) со повеќе од 350.000 членови во 150 држави. Цели: унапредување на теоријата и практиката во сите подрачја на електротехниката, електрониката и компјутерската техника и унапредување на стручната оспособеност на членовите. Др. Р.

**„МАКЕДОНСКА С'ЛЗА“** (Горна Џумаја, 6–25. XII 1919) – независен орган на македонските бежанци во Горна Џумаја. Излегувал секоја среда и сабота. Го уредувале Т. Комитов (одговорен уредник) и Ј. Шурков (уредник). Објавени се вкупно 5 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 73-74. С. Мл.

**МАКЕДОНСКА СТОМАТОЛОШКА СЕКЦИЈА** – основана во 1966 г. во Скопје при Ст. ф., а од 2003 г. функционира како Македонско стоматолошко друштво. Одржани се 6 собири на стоматолозите на Македонија, конгрес на стоматолозите од Југославија, 3 конгреса на стоматолозите од Македонија и 4 симпозиума – трансфер на знаења. Од сите собири и конгреси се печатени зборници на трудовите или апстракти. Од 1977 се објавува „Македонски стоматолошки преглед“. Друштвото членува во Federation Dentaire Internationale (FDI) и во Balkan Stomatological Society (BaSS). Е. М.

**МАКЕДОНСКА СТУДЕНТСКА ГРУПА „МАКЕДОНИЈА“** (Женева, Швајцарија, 1919). Се активирала за време на одржувањето на Версајската мировна конференција и барала македонскиот народ слободно да одлучува за судбината на земјата. Групата остро протестирала против санкционирањето на поделбата на Македонија и укажала дека со тоа Мировната конференција презела тешка одговорност за новите конфликти и војни на Балканот. Предупредила дека ќе продолжи борбата за независност на Македонија.

ЛИТ.: *„Tribunne de Geneve“; „L' Independence Macedonienne*“, Lausanne, 10 XI 1919; М. Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.

**МАКЕДОНСКА СТУДЕНТСКА ДРУЖБА** (1890–1891) – културно-литературна и национално-политичка асоцијација на македонски студенти во Софија што стана јадро на послешната Млада македонска книжовна дружина. Во годините на бегства и прогонства на учениците и студентите од Македонија во Белград и во Софија, во процесот на созревањето на македонската национална мисла, група македонски студенти од Вишото училиште во Софија (претежно од тогаш пребеганите од Белград: Д. Груев, П. Попарсов, Д. Мирчев, Хр. Попкоцев, Н. Наумов, Н. Дејков и др.) кон крајот на 1890 г. тајно организираат една „Студентска дружба“ со цел – сведочи Д. Груев – „заемно да си влијаеме за да се подготвиме за задружна работа, кога бевме решиле по свршувањето на науките сите да се прибереме внатре во Македонија, бидејќи бевме сознале дека таму има нужда од интелигентни сили. Во овој интимен круг веќе се беше породила идејата да се образува револуционерна организација“. За Дружбата се подготвил правилник, во којшто биле назначени и целите – „научни цели, а всушност целта беше да се подбереме за идната работа во Македонија“. Тоа го потврдува и П. Попарсов, додавајќи дека подготвениот правилник бил даден за печатење во Романија, но изгорел заедно со печатницата. По убиството на бугарскиот министер Белчев (март 1891) дел од групата (Груев и Наумов) се уапсени и истерани од факултетот, Дружбата се растура, а по пуштањето затворените бегаат во Македонија и тука (во други форми) ја продолжуваат револуционерната дејност.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, 1, Скопје, 1983, 469–483. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКА СТУДЕНТСКА ОРГАНИЗАЦИЈА при Универзитетот „Јорк“** во Торонто, Канада – втората македонска студентска организација основана во рамките на Етничкиот универзитет. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКА СТУДЕНТСКА ОРГАНИЗАЦИЈА при Универзитетот „Торонто“** (Торонто, Ка-

нада, 1987 >) – посебна улога во организирањето и работата на оваа студентска организација одиграла Катедрата по македонски јазик. Бројот на студентите од македонско потекло на Универзитетот се движи од 250 до 300. Македонската студентска организација соработува со повеќе други етнички студентски организации. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКА СТУДЕНТСКА ОРГАНИЗАЦИЈА при Политехничкиот институт во Торонто** (Канада) – трета организација на студенти Канаѓани од македонско потекло во Торонто, односно во Сарборо и Кингстон, каде што живеат најголем број Македонци од сите делови на Македонија. Сл. Н.-К.

**„МАКЕДОНСКА СТУДЕНТСКА ТРИБУНА“** (Софија, I, 1 јуни 1932 – II, 3, 5. IV 1933) – орган на македонското студентство – ратник за МОНСС. Се печати на бугарски јазик во тираж од 1500 примероци под редакција на К. Иванов [Коњаров], К. Веселинов, К. Николов, М. Сматракалев и В. Хаџикимов. Неофицијален орган на ВМРО(Об), забранет. Продолжува како „Македонска младежь“.

ЛИТ.: *Оправдани македонски редактори на ЗЗД*, „Македонски вести“, I, 21, София, 1935, 9. Бл. Р.

**„МАКЕДОНСКА ТЕРМИНОЛОГИЈА“, билтен** – орган на Одборот за маked. научна и стручна терминологија при МАНУ, организиран од Бл. Конески (1968) за да работи врз проектот како најприоритетна задача на МАНУ, со цел да создаде средство за научна комуникација и предавање знаења во педагошкиот процес. Од 1969 г. се работи врз овој макропроект со околу 30 комисии од разните научни дисциплини. Крајната цел на проектот е да подготви терминолошки речници од одделните области, но потребата наложи во текот на изработката на речниците материјалот да ѝ се презентира на пошироката научна јавност за да може и таа да учествува во работата со свои сугестии, забелешки и дополнувања. За таа цел се издава и Билтенот во кој се презентира сукцесивно обработениот материјал. Од 1971 до 2008 г. се објавени 113 томови од 37 дисциплини. П. Хр. Ил.

**„МАКЕДОНСКА ТРИБУНА“** (Индијанополис, Индијана, САД, 10. II 1927 – 1. XI 1983 и Форт Вејн, Индијана, САД, 17. XI 1983 –) – неделен весник, орган на Сојузот на македонските политички организации во САД и Канада, на бугарски и англиски. Првин го уредувал Борис Зографов, потоа Л. Димитров и др. Излегувал секој четвrток. Првин бил под влијание на протогеровистите, а потоа на михајловистите. Од третата година бил печатен на англиски јазик. Како мото ја користел изјавата на Чарлс Бенстон: „Ние имаме факти дека, како Југославија така и Грција, не можат да ги асимилираат Македонците.“ Од 1997 г. печати и некои написи на македонски јазик (со латинично писмо), но со антинационална содржина.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 142-143; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 74. С. Мл.

**МАКЕДОНСКА ФЕДЕРАТИВНА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (1922) – илегална македонска емигрантска организација во Бугарија. Основана од некогашни војводи на ВМРО и блиски соработници на Т. Александров: С. Мишев, С. Иванов, Г. Циклев, Т. Паница и К. Зографов. Формирале ЦК и Задгранично претставништво. Кон крајот на 1922 г. раководството на МФРО било разбиено од ВМРО: дел биле убиени, Т. Паница и С. Иванов избегале во Виена и се приклучиле кон ВМРО(Об), а војводите С. Мишев, Г. Циклев и М. Соколарски-Суџукаро во пролетта на 1923 г. преминале во Вардарскиот дел на Македонија и им се ставиле на располагање на државните власти во Кралството на СХС во борбата против четите на ВМРО.

ЛИТ.: Васил Ат. Василев, *Правителството на БЗНС, ВМРО и българо-югославските отношения*, София, 1991; *Златна книга. 100 години ВМРО*, Скопје, 1993. З. Тод.



Македонската филхармонија

**МАКЕДОНСКА ФИЛХАРМОНИЈА** – единствена институција за симфониско музицирање во РМ. Како датум на нејзиното раѓање се смета 24. XI 1944 кога група музичари на чело со диригентот Тодор Скаловски, а по директива на тогашниот Агит-проп, одлучува да се основа симфониски оркестар. Првобитно составен од триесетина музичари, со диригентите Т. Скаловски и Т. Прокопиев, во почетокот настапува на разни пригодни свечености, академии и слични манифестации, а првиот јавен симфониски концерт под диригентството на Т. Скаловски е одржан на 15. XII 1945 г. Под разни имиња и со различни функции (Скопска филхармонија, Државен симфониски оркестар, Симфониски оркестар на Радио-Скопје, Оркестар на Операта на МНТ), конечно во 1960 г. станува самостојна републичка установа под името Македонска филхармонија. Повеќе од шест децении таа е успешен репрезент и незаменлив фактор за афирмација на музичката уметност во РМ и надвор од нејзините граници. Со домашни и странски врвни диригенти и солисти, Македонската филхармонија гостувала во повеќе земји на Европа и во Средна и Латинска Америка. На нејзиниот репертоар се огромен број симфониски, вокално-инструментални и камерни дела од класичното, современото и од домашното творештво. Во склоп на Македонската филхармонија повремено работи и камерен оркестар.

ЛИТ.: Татјана Грковска, *50 години Македонска филхармонија* Македонска филхармонија, 1995, Скопје. Ф. М.

**МАКЕДОНСКАТА ЛИГА** – националноослободителна организација на македонските емигранти во Бугарија, конституирана по задушувањето на Кресненското македонско востание. Кон крајот на 1879 г. во Русе (Бугарија) е основана Бугарско-македонска лига за ослободување на Македонија. Кога во Цариград започнува да работи Европската комисија за реформи во Македонија, охриѓанецот Васил Дијамандиев и велешанецот Георги А. Георгов ја формираат Македонската лига (1880) составена од пет члена, организирана по углед на Ирската лига. Организаторите сметале дека стоилјадната македонска емиграција во Кнежевство Бугарија масовно ќе се вклучи во Македонската лига „Пирин Планина“ и под раководство на 17 војводи и со формирањето Привремена управа на Македонија ќе претставува респективна ослободителна воена сила. Преку рускиот дипломат М. А. Хитрово, Лигата поднесува меморандум до Цариградската амбасадорска конференција, како и до Берлинската интернационална конференција со остри закани за големо востание ако не се исполнат ултимативните барања. Лигата имала „Инструкција“ (наместо устав), во која се определува: „Секој Македонец што живее во Кнежевството Бугарија треба да се смета за член-созаклетник и член-помагач и безусловно да се покорува на Русенската лига“. Меѓу задачите било и создавањето Органски устав на Македонија.


М. А. Хитрово, руски конзул во Битола

Лигата, по углед на белгискиот устав, подготвила „Устав за идното државно уредување на Македонија“, како и две опширни воени инструкции „за устројството на Македонската војска во автономната држава Македонија“. Во преамбулата на Уставот се фиксирани основните цели и задачи: „Толкувајќи го стремежот и желбата на големото мнозинство од населението на територијата што со векови го носи името Македонија, а со цел еднаш за секогаш да се оневозможат сплетките и интригите околу нејзиното заграбување од страна на балканските држави, имајќи го предвид чл. 23 од Берлинскиот договор за давање автономија на одделните области во Европска Турција, Македонската лига, единствен легитимен претставник на словенското мнозинство од населението во Македонија, го подготви овој Устав за идното државно уредување на Македонија“ (1880). Со чл. 100 Лигата се задолжува Уставот „да го достави до Високата порта, до претставниците на европските големи сили, до соседните балкански кнежевства и да издејствува нивна согласност за неговото спроведување во живот“, а со чл. 103 се одредува „да се испрати и до Привремената влада на Македонија во Гремен-Теќе за усогласување и негово прифаќање“. На 23 јуни 1880 г., со потписот на војводите од Пирин Планина, Привремената управа на Македонија упатува писмо до потписниците на Берлинскиот договор за исполнување на чл. 23. Актите на Лигата ја претставуваат идејната матрица за натамошната ослободителна борба во Македонија.

ЛИТ.: Славко Димевски, Владо Поповски, Светомир Шкариќ, Михајло Апостолски, *Македонската лига и Уставот за државно уредување на Македонија од 1880*, Скопје, 1985; Блаже Ристовски, *Историја на македонската нација*, Скопје, 1999, 58–71. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКАТА НАЦИЈА** – историска категорија што во две фази го обележува развојниот пат на македонскиот народ: а) етно-културна и б) национално-политичка и социјално-економска фаза.

Современиот македонски народ како општествено-економска и културно-политичка формација на Балканот го започнува своето обликување врз основа на историските традиции и античките митологии и државотворно почнува да се обликува со создавањето на славиниските државносни формации (VI–IX в.) и преку христијанизацијата и создавањето на словенската писменост и култура (IX и почетокот на X в.) стигнува до црковно-државното обединување и осамостојување (X–XI в.) со сите востанички и византиско-бугарско-српски формации (XI–XIV в.) сè до кралството на Волкашин и Марко и настапот на многувековното османлиско *рајатско* етно-културно амалгамирање (XIV – почетокот на XX в.). Во тој долготраен развоен процес доаѓа до постепено варирање и на именското маркирање на народот во Македонија: од етно-територијалното традицинално самоименување *македонски* и потоа *словински/словенски*, па сè до државносните преименувања *бугарски, ромејски* и *српски,* по кое следи конгломератното *словенобугарски* и преку синонимното *нашински* и западноевропското ревалоризирање на историското име се стабилизира со враќањето на секогаш живото *македонско* самоименување.

Македонската нација како современа етно-културна матрица се зараѓа главно во периодот по укинувањето на Охридската архиепископија (1767) и се манифестира од почетокот на XIX в. и како диференцирана етничка македонска национална свест помасовно се пројавува од 40-тите години на XIX в. и се хомогенизира од 70-тите, поминувајќи од црковно-просветната фаза до револуционерно-ослободителната организирана акција што се карактеризира со востанички изблици и паралелни начини и форми на културно-национални јавни манифестации на организирани асоцијации и институции.

Пропагандите и војните го разбиваат единственото територијално и етно-културно тело на Македонците, но развиената свест наоѓа форми и начини во борбата за национална слобода и единствена држава. Кодификацијата на современиот македонски јазик и државносната идеја (1903) беа двата столба на националната идеја. Програмата и практичната активност на лозарското движење и особено на МНЛД и на Македонската колонија во Петроград го трасираа основниот правец на националната афирмација. Решението на Коминтерната (1934) само во извесна смисла го олесни патот до конечната афирмација. Самопојавените асоцојации, како Македонскиот литературен кружок во Софија или Културно-просветното друштво „Вардар“ во Загреб претставуваа само демонстрација на внатрешниот развоен степен на македонската национална свест. Автохтоната Националноослободителна борба во рамките на Антифашистичката коалиција (1941–1944) го овозможи асномското формирање на македонската држава, макар и само на еден дел од етно-културната територија на Македонија. Со тоа заврши и процесот на развитокот и афирмацијата на Македонците како модерна европска нација и започна регуларниот тек на нејзината современа државно-политичка конституција.

Беше создадена мрежа на образовно-воспитни институции на мајчиниот јазик, разгранет универзитет и научноистражувачки институти (за македонски јазик,

национална историја, фолклор, етнографија итн,), Македонска академија на науките и уметностите, национални библиотеки, архиви, театри (драма, опера, балет), музеи, галерии, филхармонија, издавачки организации и приопштување на класичната и модерната светска наука, литература и култура со организирање меѓународни семинари во земјата и лекторати во странски универзитети за македонски јазик, литература и култура, се афирмираа меѓународни литературни и културни манифестации, како Струшките вечери на поезијата, Охридското лето, Балканскиот фестивал на народни песни и игри и сл. Таа културно-општествена база беше придружена и од забрзан економски и општествен развој на општините и на државата во целина, која стана рамноправна членка на ООН и на нејзините органи и тела и со тоа е постигната конечната афирмација на нацијата и на меѓународен план.

Со сето тоа се создадоа услови и за хомогенизација на политичката нација во македонската држава, преку синхронизирање на легитимните интереси на македонската етничка нација со загарантирани сите права и национално-политички интереси на одделните етнички заедници за општиот напредок на државата, односно на македонската политичка нација и нејзиното вклучување во европската заедница на рамноправни европски нации. Бл. Р.



Сп. „Македонски архивист“, орган на Сојузот на друштвата на архивистите во Македонија

**„МАКЕДОНСКИ АРХИВИСТ“** (Скопје, 1972 – 1991) – списание на Сојузот на друштвата на архивските работници и архивите во Македонија. Излегувало повремено и со поголеми паузи. Објавувало прилози од областа на архивистиката, дејноста на ДАРМ и неговите подрачни одделенија, историски извори и сл. Прв главен уредник бил Тодор Талески, а потоа Милош Константинов (од 1982). Објавени се вкупно 19 броја.

ЛИТ.: Државен архив на Република Македонија 1951-2006, Скопје, 2006. С. Мл.


Ѓорѓи Македонски

**МАКЕДОНСКИ (БЛАЖЕВ), Ѓорѓи** (Скопје, 1919 – Скопје, 7. IX 1998) – балетски играч, педагог и кореограф. Втемелувач на балетската уметност во Македонија. Завршил балетско училиште во Белград и бил член на Балетот при Народното позориште. Пристигнал во Скопје (1948) како прв шеф, педагог и кореограф. Се зафатил со организирање и оформување на Балетското студио во кое, покрај другите членови, биле примени и група талентирани пионери, кои во историјата на балетската уметност во Македонија се запишани како прва балетска генерација. Студиото прераснало во Балетско училиште, а М. бил неговиот прв директор (1950). Станал прв играч, шеф, педагог, кореограф на Балетот во Нови Сад (1952-1955). Како балетски играч бил член на балетските ансамбли во Белград, Софија, Загреб и во Сплит. Играч со убава фигура, со мошне солидна класична балетска техника, танцувачки темперамент. Како кореограф, М. поставил на сцената во Скопје низа успешни балетски остварувања.

*КОРЕОГРАФИИ:* „Валпургиска ноќ“ (Ш. Гуно), „Бахчисарајска фонтана“ (Б. Асафјев), „Франческа де Римини“ (П. И. Чајковски), „Болеро“ (М. Равел), „Лебедово езеро“ (П. И. Чајковски), „Тамара“ (М. Балакирјев), „Охридска легенда“ (С. Христиќ) и др. Ем. Џ.

**„МАКЕДОНСКИ БЮЛЕТИН“** (Понтијак, Мич., САД, I, 1, 1. III 1931 – II, 5. III 1931) – орган на Независните македонски групи во САД и Канада. Го издава Македонскиот иницијативен комитет под редакција на Гео(рги) Пирински. По Првиот обединувачки конгрес на Македонските независни прогресивни групи во Америка продолжува како месечен весник „Балканско сдружение“. Бл. Р.


Македонскиот борач Хасан Бислими, победник на „Македонски бисер“ (2006)

**„МАКЕДОНСКИ БИСЕР“** – традиционален меѓународен турнир во борење слободен стил. Отпрвин се одржувал како „Струшки бисер“ (1977–1983). Поради големиот интерес, Сојузот на борачките спортови решил да се држи и во други градови заради популаризација на овој спорт, под назив „Македонски бисер“. Со учество и на некои од најсилните репрезентации на земјите од светот, натпреварите досега се одржувани во: Скопје, Пробиштип, Битола, Велес, Штип, Кочани, Струмица, Неготино, Гевгелија и Радовиш. Ф. Ѓ.

**МАКЕДОНСКИ БРОД** – град во западниот дел на РМ со 3740 ж. (2002 г.). Се наоѓа во јужниот дел на областа Порече, од двете стра-


Македонски Брод

ни на р. Треска, на надморска височина од околу 530 m. Зафаќа површина од 170 ha. Има умереноконтинентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 10,5°C и просечно годишно количество на врнежите од 670 mm. Низ населбата поминува регионалниот пат Прилеп–Кичево. Името е добиено по скелето (бродот) со кој на ова место населението ја поминувало реката Треска на патот Прилеп–Кичево. М. Б. е стара населба. Првпат се спомнува во една повелба на кралот Стефан Урош од 1300 г. Стариот дел на населбата се наоѓал на левиот брег на р. Треска. За град е прогласен во 2004 г. Тој е центар на општина, која зафаќа површина од 88.897 ha, а има 51 населено место со 7.141 ж. Во градот нема национални малцинства, 99,6% од населението се Македонци. Од индустриски објекти има текстилна фабрика и фабрика за мебел. Во с. Самоков има фабрика од областа на металната индустрија. Во М. Б. има гимназија и здравствен дом. Ал. Ст.


МАКЕДОНСКИ ВЕСТИ

Списанието „Македонски вести“ на Ангел Динев (1935–1936)

**„МАКЕДОНСКИ ВЕСТИ“** (Софија, I, 1, 24. I 1935 – II, 74, 16. X 1936) – неделно списание за историја, наука и литература, неофицијален орган на ВМРО(Об). Редактор-издавач Ангел Динев, членови на Редакцијата Коста Веселинов, Михаил Сматракалев, Митко Зафировски и Васил Ивановски. Се печати во тираж од 2500 примероци, на бугарски јазик; до бр. 53 како списание, а потоа како неделен весник за историја, литература и општественост. Тоа е најзначајната легална периодична публикација на македонската емиграција во Бугарија од меѓувоениот период што се пласира не само сред македонската емиграција во Бугарија и особено сред Македонците во Пиринско, туку и сред македонската дијаспора во Европа и зад Океанот. Објавува богати податоци од македонската национална историја, литература и култура и ги афирмира автентичните погледи за националниот идентитет и степенот на развитокот на националната свест во борбата за ослободување и обединување на македонскиот народ. Задачата на публикацијата е „да внесе јасност во мошне интересната и непроучена историја на македонското ослободително движење, како и да го сумира творештвото на Македонците во областа на науката и литературата“. Зашто: „Целата историја и сите народни умотворби во Македонија ја изразуваат непоколебливата волја на македонскиот народ за слобода. Ние што живееме во туѓина, со споменот за татковината и со стремежите да се вратиме во своите родни огништа, не можеме да ги заборавиме со децении водените ослободителни борби и паднатите скапи жртви. И токму затоа ние си ја поставуваме задачата преку едно вакво списание – ,Македонски вести' да ги изнесеме надлежните историски материјали, да ги објавиме портретите и биографиите на заслужените македонски дејци, да ги дадеме политичко-економските услови што го породија македонското ослободително движење и да ги изнесеме литературно-културните форми со коишто народот ги изразуваше и ги изразува своите болки и стремежи.“ По бр. 74 весникот е забранет.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 340–342; Д-р Владо Картов, *Ангел Динев – живот и дело*, Скопје, 1983, 92–102; Д-р Блаже Ристовски, *Пројави и профили од македонската литературна историја*, III, Скопје, 1990, 401–458. Бл. Р.

**„МАКЕДОНСКИ ВЕТЕРИНАРЕН ПРЕГЛЕД“ („MACEDONIAN VETERINARY REVIEW)“** – списание на Сојузот на ветеринарните лекари на РМ. Првиот број е излезен во 1972 г. Во списанието се објавувани научни и стручни трудови, како и прилози од актуелната проблематика на ветеринарната медицина кај нас и во светот. Автори на трудовите се стручњаци од РМ, од поранешните простори на Југославија, како и од некои странски земји. Списанието во почетокот е издавано на македонски, со кратка содржина на англиски и на руски јазик, а од 1996 г. на македонски и на англиски јазик. М. Д. – Ј. Б.

**МАКЕДОНСКИ ГЛАГОЛИЧКИ ЛИСТ** – в. *фрагменти на глаголички старословенски текстови.*

**„МАКЕДОНСКИ ГЛАС (MAKEDONSKI GLAS) LA VOZ MACEDONICA“** (Буенос Аирес, Аргентина, I, авг. 1935 – IV, јан. 1939) – периодичен орган на Македонската прогресивна група во Буенос Аирес (Аргентина). Излегува на бугарски јазик под редакција на Никола Поповски и престанува поради финансиски причини, па е обновен дури во 1947 г. Во програмската статија меѓу другото се вели дека весникот „ја застапува прогресивната ориентација на македонското движење и се бори за организирањето, просветувањето и обединувањето на македонската емиграција во Аргентина во еден Сојуз што да ја поткрепи борбата на вистинската борбена организација ВМРО(Об) и истовремено да води борба против сите личности и групи што ќе се обидат да ја отклонат македонската емиграција од единствениот правилен пат преднацртан од првоапостолот на македонската револуција Гоце Делчев...“. Во чл. 1 од објавениот „Привремен устав на Македонската прогресивна група во Буенос Аирес, Аргентина“ е дефинирана целта: „... да ја помага со сите сили и средства борбата на својот поробен и распокинат народ за ослободување и обединување на Македонија во една Независна Народна Република како рамноправен член на Балканската федерација“. Весникот ги пренесува и пишувањата на в. „Македонски вести“ од Софија и статии од Д. Влахов од Москва.

Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, II, Скопје, 1983, 513–519. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ ДОПОЛНИТЕЛЕН ПОЛК** (1915–1918) – полк на Бугарската армија во времето на првата светска војна. Бил формиран од мобилизираните Македонци постари од 40 години, со наредба на началникот на Генералштабот на Бугарската армија, генералот Климент Бојациев (роден во Охрид). Полкот се состоел од два баталјона, девет пешадиски и една инженериска чета. Командата се наоѓала во с. Кнежево, а командант бил потполковникот Климент Крстев (роден во Охрид). Во 1915 полкот имал 12.155, а во 1917 г. 16.661 војници и офицери.

ЛИТ.: Димитър Минчев, *Участието на населението от Македония в Българската армия през първата световна война 1914–1918 г.*, София, 1994. В. Ст.

**МАКЕДОНСКИ ДРУШТВА ВО АРГЕНТИНА** (1906–1941). Македонските доселеници во Аргентина се самоорганизирале во свои организации. Потоа се активирало Македонско-одринското братство во Буенос Аирес (1907 и 1908) за организирање на иселениците за давање помош на ослободителната борба во Македонија. Постоело добротворно Маке-

донско друштво „Гоце Делчев“ (1909). Иселеници Македонци членувале и во Бугарско-македонскиот емигрантски културно-просветен кружок. Во 20-тите г. на XX в. македонските иселеници се вклучиле во аргентинското работничко движење и во Комунистичката партија на Аргентина (од нејзиното формирање). Македонците во КПА биле организирани во одделна група, а Никола Казанџиев бил член на ЦК на КПА. Потоа започнало организирањето на Македонското прогресивно движење (1932). Македонските прогресивни групи биле основани во Буенос Аирес и во внатрешноста. Во Буенос Аирес бил печатен весникот „Македонски глас“ (1935–1939). Бил основан Македонски комитет за помош на антифашистичката ослободителна борба (јуни 1941).

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Организирање и организации на македонското иселеништво во Аргентина (1906–1941)*, зб. „Иселеништвото од Македонија од појавата до денес“, етничко организирање на иселениците, Скопје, 2004. М. Мин.



Вокалната група „Пела“ со директорот на Агенцијата за иселеништво на РМ Васко Наумов и основачот на групата Љубен Димкароски (2008)

**МАКЕДОНСКИ ДРУШТВА ВО РЕПУБЛИКА СЛОВЕНИЈА** (1992 – 2005) – национални културни друштва на Македонците основани за одржување на националниот идентитет, негување на националните традиции, афирмирање на македонската култура во РС. Биле основани 10 друштва и Сојуз на македонските друштва: МКД „Македонија“ – Љубљана (18. II 1992); МКД „Ватрослав Облак“ – Целје (19. IV 1992); МКД „Билјана“ – Марибор (март 1993); МКД „Илинден“ – Јесенице (1993); МКД „Кирил и Методиј“ – Крањ (24. V 1994); МКД „Кочо Рацин“ – Копар (17. IV 1995); МКД „Вардарка“ – Марибор (1998); МКД „Мегдан“ – Камник (2003); МКД „Пела“ – Љубљана (24. X 2005); МКД „Охридски бисери“ – Нова Горица. По основањето на првите друштва бил формиран и Сојуз на македонските културни друштва со седиште во Љубљана (X 1994). МКД со својата дејност придонесуваат и за унапредување на македонско-словенечките културни врски. М. Мин.



Денови на македонската култура во Сплит (2007)

**МАКЕДОНСКИ ДРУШТВА ВО РЕПУБЛИКА ХРВАТСКА** (1991–2005) – културни друштва на Македонците и на Хрвати – пријатели на Македонија. Основани за негување на македонските национални традиции и за афирмирање на македонската култура. Биле основани 10 друштва и Заедница на Македонците во РХ: МКД „Илинден“ – Риека (1991); Друштво на Македонците и на пријателите на Македонија – Сплит (1991); Заедница на Македонците во РХ – Загреб (декември 1991), издавала (од 1993) свое двојазично гласило „Македонски глас“ (Загреб), на македонски и на хрватски јазик, Друштво „Обединети Македонци“ – Ровињ (1992), Хрватско-македонско друштво на пријателството – Загреб (1993), МКД „Браќа Миладиновци“ – Осиек (1994), МКД „Кочо Рацин“ – Пула (24. VI 1995), МКД „Крсте Мисирков“ – Загреб (1996), МКД „Билјана“ – Задар (1999), МКД „Охридски бисер“ – Загреб (2005). МКД со својата дејност придонесувале и за развивање на културните врски и соработка меѓу РМ и РХ.

ЛИТ.: Ognen Bojadžiski, *Makedonci u Hrvatskoj.* Hronološki aspekti, Zagreb, 2007. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ ДРУШТВА ВО СРБИЈА** (1996–2006). Првото друштво на Македонците во Србија (Србија и Црна Гора) „Македонија“ било формирано во Браничевскиот округ со седиште во Пожаревац (1996). Во Белград (јули 1997) било формирано Југословенско-македонско друштво за пријателство „Шар Планина“, кое формирало подружници во Крушевац, Крагуевац, Лесковац, Панчево и Нови Сад. Во Зрењанин (5. VII 1998) било формирано Српско-македонско друштво за пријателство. Потоа биле формирани: Здружение на Македонците од Подунавскиот округ, со седиште во Смедерево (5. XI 1999); Здружение на Македонците од Јабланичкиот округ „Илинден“, со седиште во Лесковац (28. XI 2002); Здружение на Македонците од Нишавскиот округ „Вардар“, со седиште во Ниш (20. XII 2002); Здружение на Македонците од Јужнобанатскиот округ „Вардар“ (16. II 2003). Се создале услови за формирање Заедница на македонските друштва. Во Пожаревац (5. VII 2003) се одржало основачко собрание на Македонската заедница во Србија и Црна Гора. За претседател бил избран Гојко Илиевски, правник. По нејзиното формирање се зголемил бројот на здруженијата. Било формирано Здружение на Македонците во Белград „Кочо Рацин“ (13. XII 2003). На крајот на 2004 г. бил фомиран Национален совет, орган на Македонската заедница



Претседателот на Националниот совет на Македонската заедница во Србија Јован Радески ги прима клучевите од канцеларијата од претседателот на Општината Панчево (2004)

пред државните органи за остварување на правата на македонското национално малцинство во областа на: употребата на јазикот, писмото, образованието, информирањето и културата. Конститутивната седница се одржала во Панчево (26. XII). Било формирано Здружение на Македонците од Пчињскиот округ „Гоце Делчев“, со седиште во Врање (17. II 2005). Националниот совет поради недоволната ангажираност не обезбедил институционално позиционирање на Македонската заедница. Како последица на тоа, кон крајот на декември, кога Собранието на Државната Заедница Србија и Црна Гора ја ратификувало Европската повелба за малцинските јазици, македонскиот јазик не бил регистриран во малцинските јазици во државата.

ЛИТ.: Гојко Илиевски, *Шӣо се случи со нас? Како ī о орīанизирав македонскоӣо национално малцинсӣво во Србија и Црна Гора*, Пожаревац, 2006. М. Мин.


ГЛАСНИК
НА ИНСТИТУТОТ ЗА НАЦИОНАЛНА ИСТОРИЈА
ГОД. IX
БРОЈ 1
СКОПЈЕ

Љубен Лапе: Активноста на Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија 1918–1919

**МАКЕДОНСКИ ДРУШТВА ВО ШВАЈЦАРИЈА** (1899–1919). Во последните години на XIX в. македонските студенти во Швајцарија се организирале во македонски студентски друштва. Било активно Македонско студентско друштво во Берн (1899) со цел да го сврти вниманието на Европа на состојбите во Македонија. Дејноста на Друштвото била поддржувана и помагана од странски студенти, во прв ред од Руси. Во Фрибург (26. XI) било основано Македонско студентско друштво. На основачкото собрание бил претставен континуитетот на ослободителните борби во Македонија од Кресненското востание (1878/79) до постојната организирана борба (од 1893). Македонско студентско друштво имало и во Женева (1904). Тука било формирано Академско друштво „Македонија“ (во есента 1915), а македонските студенти во Цирих основале Политичко друштво „Македонија на Македонците“. Кон крајот на Првата светска војна во Швајцарија биле основани нови македонски друштва (1916–1919): Друштво за одбрана на правата на Македонците „Македонија“ - во Лозана; Македонско друштво „Вардар“, со девизата: „Македонија на Македонците“. Сите имале единствена цел: ослободување и обединување на Македонија и создавање македонска држава. Бил формиран Сојуз на македонските друштва во Швајцарија (15. XII 1918), кој издавал свое гласило и бил активен до пред крајот на 1919 г., до и непосредно по завршувањето на работата на Версајската мировна конференција.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Обид за орīанизирање македонски конīрес во Швајцарија во 1900 īодина*, „Гласник“ на ИНИ, 1, Скопје, 1987; Љубен Лапе, *Придонесоӣ на македонскиӣе сӣуденӣи во сӣрансӣво за развиӣокоӣ на македонскаӣа национална мисла и одбрана на македонскиоӣ национален иденӣиӣеӣ, Моменӣи од рабоӣаӣа на неколку сӣуденӣски друшӣва*, сп. „Историја“, 2, Скопје, 1970. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ ДРУШТВА И ОРГАНИЗАЦИИ ВО ПОЛСКА** (1960–1961) – по распуштањето на Организацијата „Илинден“, Македонците во Полска почнале да формираат сопствени културно-просветни друштва и организации. Во декември 1960 г. македонските интелектуалци ја формирале тајната организација „Егејска зора“. За претседател на организацијата бил избран Лаки Папатолев, за потпретседател Вангел Белчев и за член Ламбро Каранфилов. Во програмата е утврдено дека организацијата ќе се бори за национално осознавање на Македонците, за националните права на Македонците во Егејскиот дел на Македонија и против политиката на КПГ по македонското прашање. Во 1961 г., под притисок на КПГ, организацијата ја прекинала својата активност. Во истата година во градот Шчеќин била формирана македонската организација „Македонска заедница“. Организацијата се стремела да ги афирмира македонските културно-јазични вредности. Во 1962 г. и оваа организација ја прекинала својата дејност.




Петре Наковски: „Македонски деца во Полска“

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Македонскаӣа ӣолиӣичка емиīрација од Еīејскиоӣ дел на Македонија во исӣочноевроӣскиӣе земји ӣо Вӣораӣа свеӣска војна*, Скопје 1989; С. Киселиновски, *Сӣаӣусоӣ на македонскиоӣ јазик во Македонија (1913–1987)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**МАКЕДОНСКИ ЖЕЛЕЗНИЦИ** – јавно претпријатие, еден од најстарите стопански субјекти во Македонија. Во 1873 г. е воспоставена првата железничка линија Солун–Велес, а неколку месеци подоцна и линијата Солун–Скопје. Претпријатието „Македонски државни железници“ е формирано со указ на првиот македонски министер за градежништво и транспорт (1944). Со промените во политичкиот и економскиот систем во рамките на СФРЈ, претпријатието е преименувано во „Железничко транспортно претпријатие – Скопје“, а потоа и во „Железничка транспортна организација“ (составена од 20-тина ООЗТ). Денес железницата постои и функционира како ЈП „Македонски железници“. Во периодот 1945–1970, кога патниот сообраќај беше слабо развиен, македонските железници го понесоа најзначајниот товар како на товарниот така и на патничкиот сообраќај и дадоа значаен придонес во вкупниот економски развој на земјата. Иако во периодот по 1965 г., поради малиот обем на инвестициите, капацитетите на железницата стагнираа, па дури и се намалуваа, превозот на стоки со железницата бележеше континуиран раст до 1984 г., кога достигна обем од 9,9 милиони тони, наспроти 4,2 милиони тони во текот на 1965 г. Тенденциите беа обратни кај превозот на патници, кој до крајот на осумдесеттите години се преполови – од 8,4 милиони патници во текот на 1965 на 4,6 милиони во 1989 г.

По осамостојувањето на земјата, високиот пад на бруто домашниот производ во раните транзициони години и кризата на големите претпријатија, што работеа со загуби, доведоа до значајно намалување на обемот на работата на железницата. Во такви услови претпријатието го започна процесот на преструктурирање со издвојување на според-



Новата железничка станица во Скопје

ните дејности и повеќекратно намалување на бројот на вработените. Во организационата структура на ЈП „Македонски железници" денес се застапени: сообраќај, влеча, одржување на линиите и на електротехничките постројки, како и на секторите информатика, општествен стандард и нови линии. Идната трансформација на ЈП „Македонски железници" оди во правец на формирање на ЈП за железничка инфраструктура (поради присуството на елементи на природен монопол останува во државна сопственост) и АД за транспорт со вклучување на приватни оператори.

ИЗВ.: Републички завод за статистика, *Развој на СР Македонија 1945–1984*, Скопје, 1986, 84; Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001, 319–323. Т. Ф.

**МАКЕДОНСКИ ЖЕНСКИ СОЈУЗ** (Софија, 1920–1934) – основан кон крајот на мај 1920 г. со задача да собира и групира во своите редови жени и девојки од редовите на македонските бегалци во Бугарија. Во почетокот е раководен од Олга Радева. Имал филијали и друштва во градовите и селата во Пиринскиот дел на Македонија. Отворал кујни за сиромашни деца, организирал изложби и друго. Дејствува до државниот преврат во Бугарија од 19 мај 1934 г.

ЛИТ.: М-р Надежда Цветковска, *Политичката активност на македонската емиграција во Бугарија од 1918 до 1929 г.*, Скопје, 1990. Н. Цв.

**„МАКЕДОНСКИ ЖИВОТ"** (Букурешт, 1963–1966) – периодично списание на македонската политичка емиграција во источноевропските земји, на македонски јазик. Објавени се вкупно 4 броја. С. Мл.

**„МАКЕДОНСКИ ЖУРНАЛ ЗА РЕПРОДУКЦИЈА" (MACEDONIAN JOURNAL OF REPRODUCTION)** – меѓународно научно списание што објавува оригинални трудови, апстракти, како и ревии и биографии за морфологијата, физиологијата, биохемијата, патологијата и биохемијата на репродукцијата кај животните и кај човекот. Првиот број е објавен во април 1995 г. М. Д. – Ј. Б.

**„МАКЕДОНСКИ ЗБОР"** (Детроит, САД, 1.VIII 1977 – IX 1991) – орган на Македонскиот културен центар „Илинден". Првиот број, објавен на 1. VIII 1977 г., печатен на македонски со латиница, е посветен на 74-годишнината од Илинденското востание и 33-годишнината од конституирањето на македонската држава. Издавани се по десетина броеви годишно. Прво македонско списание на македонски јазик во Северна Америка. Последниот број е отпечатен во септември 1991 г. Сл. Н.-К.




Првото лингвистичко периодично издание „Македонски јазик" (1950)

**„МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК"** – годишно списание што од 1950 г. првин излегува како Билтен на Катедрата за јужнословенски јазици на Филозофскиот факултет, а од 1954 г. е орган на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" во Скопје. Најновиот број е од год. LVII. Во објавените прилози од домашни и од странски автори се обработуваат теми од сите подрачја на македонистиката, од историјата на македонскиот јазик, од современиот јазик, од об-



РЕШЕНИЕ

На Антифашиското собрание на народното ослободување на Македонија за воведување на македонскиот јазик како службен јазик во македонската држава.

Чл.1.-Во македонската држава како службен јазик се воведува народниот македонски јазик.

Чл.2.-Ова решение влегува веднаш во сила.

Во манастирот "Св.Отец Прохор Пчињски" на Илинден 2 август 1944 година.

За Антифашиското собрание на народното ослободување на Македонија.

СЕКРЕТАР, /Љубчо [illegible]. Арсов/

ПРЕТСЕДАТЕЛ, /Методија Андонов Ченто/

Решението на АСНОМ за воведување на македонскиот како службен јазик во македонската држава (2. VIII 1944)



Првата комисија за македонската азбука (1944)


ПРЕЗИДИУМ на АСНОМ

РЕШЕНИЕ

Чл.1

Чл.2

Решението за македонската азбука (16. V 1945)


ПРЕЗИДИУМ на АСНОМ

7.VI.1945 г.
Скопје

РЕШЕНИЕ

за правописот на македонскиот јазик

На основание чл.6 и 7 од Законот за народната влада на Македонија, а на предлог на Комисијата за јазик и правопис при Министерството на народната просвета, Министерот на народната просвета го донесуе следното:

РЕШЕНИЕ

Чл. 1.

Македонскиот правопис, предложен од Комисијата за јазик и правопис при Министерството на народната просвета, се прима како официјален правопис.

Истиот ќе се отпечати во засебна книшка, како издание на Министерството на народната просвета.

Чл. 2.

Ова решение влегуе во сила со денот на обявуењето

7.VI.1945 год.
Скопје

МИНИСТЕР НА ПРОСВЕТАТА

Решението за правописот на македонскиот литературен јазик (7. VI 1945)

ласта на дијалектологијата и ономастиката, компаративни теми за македонскиот јазик во словенски и балкански контекст, прашања значајни за развојот на македонската лингвистика. Списанието информира и за најновите изданија од областа на македонскиот јазик во рубриката Прикази, а во рубриката Хроники се следат актуелните настани од научниот и културниот живот. Л. М.

**МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК** – современата јазична норма на македонскиот стандард што има континуирана милениумска историја, со две глобални етапи. Основата е поставена со кирило-методиевската писмена норма врз основа на солунскиот македонски говор, настаната во половината на IX в., приложена во Македонија од светите Климент и Наум како словенски писмен норматив, која по XII в. преминува во македонска редакција на старословенскиот и со неколку фази како јазик на црквата и писменоста трае до крајот на XIX в.

Втората етапа ги одразува обидите на А. и П. Зографски, К. Миладинов, Д. Македонски, К. Шапкарев, В. Мачуковски, Г. Прличев и посебно на Г. М. Пулевски (1875–1892), па преку најавите на Младата македонска книжовна дружина во Софија („Лоза“, 1892), Ученичкото друштво „Вардар“ во Белград (1893), особено пак на Македонскиот клуб во Белград („Балкански гласник“, 1902), и конечно се реализира во Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург (1902) со кодификацијата на К. П. Мисирков практично применета во книгата „За македонцките работи“ (Софија, 1903) и во сп. „Вардар“ (Одеса, 1905).

Дефинирањето на современиот македонски јазичен стандард станува по создавањето на македонската држава, врз решенијата на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944) и заклучоците на јазичните комисии, кога се прифаќаат принципите на Мисирковата кодификација и на 16 мај 1945 г. Министерството за народна просвета на Президиумот на АСНОМ го донесува Решението за македонската азбука, а на 5 јуни и Решението за правописот на македонскиот јазик. Со тоа, со водечки ангажман на лингвистот Блаже Конеки, започнува регуларниот развиток на современиот македонски стандарден јазик. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ КЛУБ (со читалиште) во Белград** – асоцијација на македонските студенти, емигранти и печалбари во Србија (1901–1902). Според основачите, Македонците „уште пред издавањето на в. ‚Балкански гласник‘ se обидоа во форма на литературен клуб да основат кружок што би имал цел да ја обедини во едно цело македонската интелигенција во Србија, без разлика на убедувањата, и којшто би се стремел да обезбеди единство на мислите сред македонското население“. По едногодишни подготовки, во моментот кога во Белград свечено се отвора Словенски клуб (11. V 1902), чии филијали стануваат Руският и Чешкиот клуб, а Б. Сарафов се обиде да отвори претставништво на ТМОРО и во српската престолнина, една група македонски интелектуалци (Ст. Ј. Дедов, Д. Т. Мишајков, М. Петров/иќ/ и др.), заедно со некои политички емигранти, печалбари, занаетчии и трговци (Л. Осмаков, Н. Тодоровиќ, М. Мушевиќ и др.), подготвија Правила и официјално побараа од надлежните власти и нивниот Македонски клуб да стане рамноправен член на новата словенска институција. Иако не добија одговор, организаторите од 7 јули 1902 г. почнаа да го издаваат својот орган „Балкански гласник / Revue balkanique“ (на српски јазик со уводниците и на француски), којшто побара „да ѝ се даде на Македонија автономија и да ѝ се признае нејзиниот словенски дијалект“, зашто народот во Македонија „си има свој засебен дијалект што може да се служи со фонетскиот правопис“. Македонската младина решила „да отвори читалиште за своите сонародници, каде што ќе се одржуваат и ред јавни предавања“. Но кога весникот објави дека „македонската младина собрана околу ‚Балкански гласник‘, со помошта од сите емигранти што живеат во Србија, подготви меморандум (жалба) што наскоро ќе


БАЛКАНСКИ ГЛАСНИК

REVUE BALKANIQUE

„Балкански гласник“ (1902), орган
на Македонскиот клуб во Белград

им биде поднесен на претставниците на големите сили потписнички на Берлинскиот договор“, во српската јавност се покрена голема реакција, па Македонскиот клуб беше забранет и „Балкански гласник“ (по осмиот број) беше укинат, а организаторите и редакторите изгонети. Кон крајот на септември 1902 г. Дедов и Мишајков одат во С.-Петербург и заедно со Мисирков, Чуповски и други врз истата национална платформа на 28 октомври го основуваат МНЛД, а на 12 ноември 1902 г. го потпишуваат Меморандумот до Руската влада и до Советот на С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво како прва комплетна македонска националноослободителна програма.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926)*, Скопје, 1966, 200–223; истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Скопје, 1978, 110–130; истиот, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми*, I, Скопје, 1993, 237–279. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ, Кирил** (Битола, 19. I 1925 – Скопје, 4. VI 1984) –


Кирил Македонски

композитор. Музичка академија (композиција) студира првин во Загреб (К. Одак), а дипломира на Музичката академија во Сараево (И. Бркановиќ, 1959). Магистрира на Музичката академија во Љубљана (Л. М. Шкерјанц). Потоа работи како професор во Битола и во Скопје на Педагошката академија „Св. Климент Охридски“. Се усовршува (1974) на Меѓународниот курс за современа музика во Дармштат (Германија). Тој е автор на првата македонска опера „Гоце“ (1954), како и на оперите „Цар Самоил“ (1968) и „Илинден“ (1973). На подрачјето на оркестарската музика, значајно дело е симфониската поема „Танчарка“ (1952), како и петте симфонии. Напоредно со компонирањето, М. се занимава и со проблемите од областа на музичката психологија, посебно со музикотерапијата, постигнувајќи видни резултати на тој план и во меѓународни размери. Б. Орт.


АВТОНОМНА МАКЕДОНИЈА
(La Macédoine autonome)

В. „Автономна Македонија“ (Белград, 1905)

**МАКЕДОНСКИ КЛУБ** (Белград, 1905) – асоцијација на македонските емигранти и печалбари во Србија што претставува всушност обновување на забранетиот таков клуб од пред три години. Главни обновувачи се воденчанецот Григорие Хаџиташковиќ и гевгеличанецот Ѓорѓе Ѓерѓиковиќ, предводници на „автономистичкото движење“ во Србија. Орган на Клубот е в. „Автономна Македонија“, со концепција за автономна македонска држава, под гаранција на големите држави и балканските соседи, како посебна рамноправна единица во една конфедерација на балканските држави.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонскиот клуб во Белград и весникот „Автономна Македонија“ (1905)*, „Современост“, XXXI, 4 и 5, 1969, 501-542 и 619-639. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ КОМИТЕТ во Атина** (1904–1908) – раководен од Димитрис Калапотакис, сопственик на в. „Емброс“. Во Комитетот влегле поранешни членови на „Етники етерија“ и претставници на грчката држава. Комитетот дејствувал по директиви од грчката Влада, преку Конзулатот во Солун. Организирал разгранета информативна мрежа и непосредно ги раководел акциите на грчките вооружени чети во југозападниот дел од Македонија.

ЛИТ.: Douglas Dakin, *The greek struggle in Macedonia 1897–1913*, Thessaloniki, 1993; *Ο Μακεδονικος αγωνας*, Απομνημονευματα – Π. Αργυροπουλος, Α. Ζαννας, Κ. Μαζαρακης–Αινιαν, Α. Σουλιετης–Νικολαιδης, Ναουμ Σπανος, Β. Σταυροπουλος, Θεσσαλονικη, 1984. Д. Јов.

**МАКЕДОНСКИ КОМИТЕТ ЗА ГОЛЕМИ ЕЛЕКТРИЧНИ СИСТЕМИ** (МАКО СИГРЕ) – член на Меѓународната конференција за големи електрични системи (Conference Internationale des Grands Reseaux Electriques a Haute Tension – CIGRE – Paris). Тој е формиран во 1994 г. Во опсегот на работата се техничките проблеми од подрачјето на производството, преносот и дистрибуцијата на електричната енергија, како и на ЕЕ опрема. Основни организациони облици се студиските комисии. Бројот на студиските комисии и содржината на нивната работа соодветствува на тие на СИГРЕ во Париз. Најзабележителната активност е периодичното организирање советувања. Др. Р.

**МАКЕДОНСКИ КОМИТЕТ ЗА ЧОВЕКОВИ ПРАВА** (Торонто, Канада, 8. VIII 1986 >) – формиран од група Македонци активисти за човекови права. Комитетот развива широка активност на меѓународен план со барања за почитување на човековите права на Македонците во Егејскиот дел на Македонија, а во прв ред за признавање на македонското национално малцинство во Грција и во Бугарија и заштита на правата на македонското национално малцинство во Албанија. Сл. Н.-К.


CONGRES MACEDONIEN A GENEVE
APPEL
aux défenseurs de la conscience humaine, de l'équité, de la paix et de l'humanité

Апел на Централниот македонски комитет за организирање општ Македонски конгрес во Женева, Швајцарија (12. I 1899)

**МАКЕДОНСКИ КОНГРЕС** (Женева, Швајцарија, почетокот на 1899 – 1900) – конгрес на кој бил формиран Централен македонски комитет, по иницијатива на Ѓорѓи Капчев (од Охрид), со цел да ги обедини Македонците во Швајцарија организирани во друштва, да подготви одржување Македонски општ конгрес и како постојано претставничко тело да го актуализира македонското прашање пред европските големи сили. ЦК објавил Апел (12. I 1899) до европската јавност, во кој бил претставен проект за уредувањето на Македонија. Конгресот закажан за 3. III 1899 г. не се одржал. Во пролетта на 1900 г. во македонските друштва повторно било актуализирано одржувањето на Македонскиот конгрес, кој пак не бил одржан од повеќе причини.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Обид за организирање Македонски конгрес во Швајцарија во 1900 година*, „Гласник“ на ИНИ, 1, Скопје, 1987. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ КОНГРЕС** (Мелбурн, Австралија, 7–9. III 1947) – обединувачки конгрес на македонските национални организации во Австралија, кога бил создаден сојуз под име Македонско-австралиски народен сојуз (МАНС). Конгресот избрал Централен комитет на МАНС од осум члена, со седиште во Перт, Западна Австралија, и донел одлуки органот на сојузот в. „Македонска Искра“ да излегува двапати месечно, а Централниот комитет да отвори книжарница на Сојузот.

ЛИТ. : Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.



Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура: „40 години Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура“

**МАКЕДОНСКИ ЛЕКТОРАТИ** – универзитетски студии во странство за македонски јазик, литература и култура. Лекторатите на странските универзитети се основани врз меѓудржавни и меѓууниверзитетски договори и се под грижите на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура. Работат главно во составот на катедри или институти на соодветните факултети при странските универзитети со различен степен на наставата: од главен студиски предмет со диплома по македонски јазик (МГУ „Ломоносов“ во Москва, Универзите-

тот во Загреб, ИНАЛКО во Париз, Ориенталниот универзитет во Неапол, Универзитетот „Мартин Лутер“ во Хале, СР Германија, Масариковиот универзитет во Брно) до ниво на факултативен предмет. Официјално македонски лектори работат во 11 лекторати (Москва, Париз, Прага, Брно, Краков, Сосновјец, Будимпешта, Неапол, Крајова, Тирана и Истанбул), а вкупно на 30 странски универзитети се изучува македонскиот јазик. М. Кар.

**МАКЕДОНСКИ ЛИТЕРАТУРЕН КРУЖОК ВО СОФИЈА (МЛК)** (1936–1942) – најзначајната македонска културно-литературна и национално-политичка асоцијација во периодот меѓу двете светски војни и верен следбеник и продолжувач на делото на Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург. Историски се појавува и се развива во три последователни фази и во три организациони форми.

Првин, по иницијатива на Митко Зафировски, на 5 август 1936 год., по долги подготовки, во Редакцијата на софискиот в. „Македонски вести“ е објавено: „Образуван е Македонски литературен кружок. Тој има цел постепено да ги организира македонските литературни творци и да ги поттикне кон пошироко творештво на македонска култура“. Дејноста на Кружокот се развива при Редакцијата на весникот, каде што е отворена и посебна „Литературна страница“. Неговата програма „ќе го посочува како најправ патот за духовниот напредок на својот народ... Литературниот кружок при нашиов весник веќе редовно ќе ја пишува Литературната страница, ќе печати и ред статии во сезонава за идеолошко разбистрување на нашите соработници и за уметничко и техничко подобрување на нашата литература“. Се најавува и формирање центар од македонски интелектуалци, уметници и културно-литературни творци што веќе имал формирано и свои секции по одделните области. Во тоа време (со учество и на В. Чернодрински) во Софија се формира Македонски театар (се готви и јубилејна изведбата на „Крвава македонска свадба“ во нова постава) и започнува дејноста на Говорниот хор „Гоце Делчев“. Се прават напори да се обнови Народното читалиште „Роден крај“ на Гевгелиското братство, а се развива културно-национална дејност и во Трезвеничкото друштво „Устрем“, додека во Банско со свои манифестации се пројавува Банското туристичко друштво „Елтепе“. На страниците на „Македонски вести“ повторно се објавува факсимил на „Македонскій голосъ (Македонски глас)“ со картата на Чуповски. Во продолжение се публикува текстот на А. Динев „Македонските Словени“, а на 8. IX 1936 год. се најавува и претплатниот оглас: „Дадена е в печат книгата ,*Илинденската епопеја*‘ од Ангел Динев. Книгата е одраз на величествената борба на македонскиот народ за слобода“. По бројот од 16. X 1936 год. весникот „Македонски вести“ е забранет и редакторот е подведен под судска постапка во рамките на големиот судски процес против ВМРО(Об) во Софија. Македонскиот литературен кружок формално ја запира својата јавна дејност.



Концепт за Основите на Македонскиот литературен кружок во Софија (1938)




Насловната страница на забранетиот јубилеен весник „Гоце“ (1938)

Втората (преодна) фаза на МЛК продолжува со формирањето на полулегалниот Македонски литературно-публицистички кружок „Нација и култура“ што дејствува околу една година (1937–1938). Главни организатори се: Митко Зафировски, Антон Попов, Коста Веселинов и Иван Керезиев.

И покрај големите замисли и обиди, од дејноста на Кружокот останува објавениот календар и зачуваниот коректурен примерок на „јубилејниот воспоменателен лист“ под наслов „Гоце“, официјално „Издание на Културното благотворно братство ,Гоце Делчев‘“ во Софија, отпечатен во април–мај 1938 год. по повод 35-годишнината од смртта на Делчев. Цртежот на ликот на Гоце е дело на сликарот И. Керезиев, а главни креатори на весникот биле Антон Попов и Митко Зафировски. Под текстовите во десетте страници (голем формат) стојат потписите: Митко Зафировски (Д. Г. Заров и Д Григоров), Коста Веселинов, Ангел Динев, Кирил Николов, Ѓорѓи Абаџиев, Антон Великов (Алекси Беломорски), Ив. Керезиев, Најд. Стефанов, Петар Несторов, П. Пенков, Петар Трајков, Ив. Тенев, Георги Џибрилов, Бл. В. Љапчев, Јордан Д. Ризов, Стојан Љондев, Георги Деспотов,



Раководното јадро на Македонскиот литературен кружок во Софија, седнати од лево на десно: Никола Вапцаров, Михаил Сматракалев и Антон Попов, а стојат членовите: Тодор Јанев и Кирил Николов

Паскал Николов, Стефан Нанов, Борис Стоицов, Иван Харизанов, Павел Шатев, Димо Хаџидимов, П. К. Јаворов, Тодор Павлов, Стефан Аврамов, Божин Проданов, Туше Делииванов, Георги Бакалов, Мих. Гирџиков и други. Основната замисла и цел на весникот е изразена во опширниот уводник (А. Попов) со егидата: „Борбата во којашто гине македонскиот народ е идеја. – Гоцевиот завет: Слободна и независна Македонија!" Бидејќи бугарската цензура не го дозволила печатењето, коректурниот примерок го зачувал М. Зафировски и се наоѓа во НУБ „Св. Климент Охридски" во Скопје.

Третата и најзначајна фаза на МЛК го опфаќа периодот кога дел од членството на Македонскиот литературно-публицистички кружок „Нација и култура" во октомври 1938 год. (во домот на Асен Шурдов) и програмски го обновуваат МЛК. На овој прв состанок присуствувале: Никола Вапцаров, Антон Попов, Михаил Сматракалев, Кирил Николов, Ѓорѓи Абаџиев, Иван Керезиев, Антон Великов, Тодор Јанев, Асен Шурдов (Ведров), Георги Деспотов и Васил Александров. Потоа во редовна изборна процедура бил примен Митко Зафировски, па биле вклучени и Венко Марковски и Коле Неделковски. Од следната година во Кружокот активно учествувале и Коста Веселинов, Димитар Митрев, Ангел Динев, Васил Ивановски и др., а свои настапи (како гостин) имал и Тодор Павлов.



Никола Вапцаров

На основачкиот состанок воведен реферат за целите и задачите одржал Никола Вапцаров, во кој меѓу другото рекол дека настапува „едно поколение ентузијазирано од лозунгот *Слободна и Независна Македонија*" и дека тоа е „најважната етапа од македонското прашање во последниве години". „Но – подвлекол тој – ако ние милееме за својата татковина, ако во нас има капка македонска крв, ако во нас останала искра од благороден патриотизам, овојпат треба да го впрегнеме, ропски да го впрегнеме за да понесеме дел од тежината на едно дело и жестокото величие на една епоха". За да се изгради едно такво движење, рекол, „треба уметност што да стигне во низините и да распали една национална жед" што ќе создаде „хармонија меѓу политичката концепција и уметноста… За нас, особено за белетристите, е апсолутно неопходно да ги познаваме карактерите, обичаите, носиите, јазикот и типичното преовладување на некои изрази, зборови и слики". Треба „да ја познаваме македонската историја и најмногу историјата на нашето национално-револуционерно движење – Илинден, Гоце, Даме, битките... Ние сме Македонци. И нашето творештво треба да биде во служба на македонската кауза...". Потоа, врз основа и во духот на воведниот текст, Вапцаров ја напишал својата знаменита песна „Реферат".



Белешки на М. Сматракалев од дискусијата на кружочниците за стихозбирката „Бели мугри" (1940)

Во 1939 год. е подготвен Статутот на МЛК. Во неговиот прв член се дефинира: „Кружокот е самостојна, независна група од македонски поети и писатели, обединети од заедничката цел да работат за создавање македонска уметничка литература." И се додаваат задачите: „Кружокот го афирмира создаденото творештво од неговите членови, организира литературни читања, вечеринки, утра, екскурзии, издава книги, весници, списанија, зборници, алманаси и друго".

Во Раководното тело на МЛК учествувале Н. Вапцаров, А. Попов и М. Сматракалев. Работните состаноци се одржувале еднаш неделно. Тие претставувале литературна лабораторија за креирање на творечкиот пат на македонските литературни творци. Се распишувале конкурси на определена тема од македонската историја и култура, а напишаните творби биле разгледувани на однапред закажани седници. Сите членови на МЛК, освен В. Марковски и К. Неделковски, пишувале на јазикот на своето образование – на бугарски.

Преку Говорниот хор „Гоце Делчев" и со екскурзиите и литературните читања ја проширувале дејноста и во масите. Особено плодотворна била средбата на Кружокот со македонските студенти од Белградскиот универзитет дојдени во Софија по повод прославата на 50-годишнината на Софискиот универзитет (мај 1939). А за да ја афирмираат македонската борба на меѓународен план, го користат гостувањето на московскиот спортски клуб „Спартак" во Софија. Покрај собраните карти, разгледници од Македонија и други материјали, излеале и бронзов медалјон, на кој од едната страна има релјеф на македонското знаме со натпис (на македонски јазик): *Слободна независна Македонија*, а под него картата на етничка Македонија врз која е напишана Гоцевата девиза: *Я г̅о разбирам свет̅от̅ само како ӣоле за култ̅урно надӣреваруеине меѓ̅ю народит̅е,* додека на реверсот е изгравирана посветата: *Преко друѓ̅арит̅е сӣарт̅акисти македонскат̅а младеш ӣракя ӣоздраф на младит̅е од С.С.С.Р. 1940 авг̅уст̅. София.* Задолжениот Вапцаров, меѓутоа, не успеал материјалите да им ги предаде на московските гости и медалјонот е зачуван во оставнината на Ѓ. Абаџиев.



Заедничка фотографија на членовите на МЛК со гостите Македонци дојдени од Белградскиот универзитет во Софија (1939)

Во рамките на Кружокот биле создадени и објавени на македонски јазик бројните поетски збирки, поеми и сонетни венци на В. Марковски и двете стихозбирки на К. Неделковски. Тука се дискутирало за сите поетски и прозни творби на членовите, за збирката на Н. Вапцаров, за Рациновите „Бели мугри“ и за Мисирковата книга „За македонцките работи“. Била подготвена и антологија на современата македонска поезија „Од ‚Бура над Родината‘ до ‚Чудна е Македонија‘“.Во антологијата



Стихозбирката на Ангел Жаров „Бура над родината“ (1935)

со избрани творби биле застапени современите македонски поети А. Жаров, К. Рацин, В. Марковки, К. Неделковски и Н. Вапцаров. Книгава не е објавена, но повеќестрано значајниот предговорен текст од А. Попов е зачуван.

Самите кружочници МЛК го сметале како продолжение на петербуршкото МНЛД. За тоа сведочи и писмото на К. Неделковски што од името на Кружокот на 18. V 1940 год. му го напишал на синот на К. Мисирков д-р Сергеј Мисир-


Почетокот на писмото од Коле Неделковски до синот на Крсте Мисирков д-р Сергеј Мисирков

ков, што во тоа време работел во гр. Елена. Откако групно ја посетиле мајка му Е. М. Мисиркова и ги добиле ракописите и книгата од Мисирковата оставнина, ги пронашле и неговите статии објавени во в. „Мир“. Ја препишале книгата „За македонцките работи“ и на состанок во Кружокот ја разгледале и заклучиле дека треба да ја препечатат во Вардарскиот дел на Македонија. Во опширното писмо Неделковски му кажува дека се запознале со „дел од животот на вистинскиот Македонец“ и вели: „Викот на бесмртни-


Крсте Мисирков

от Македонец К. Мисирков се разнесува дури сега над неговата мила татковина и таа, измачена веќе од борбите и соперништвата на неколку народи, коишто ништо не штедеа да ја имаат посрбена од едни, побугарена од други и погрчена од трети, но таа не се даде на никого, а си остана со својата боја македонска, и сега, подигната културно и економски, го подзема најдрагиот нејзин глас, го прегрнува најсветото име и со целата своја моќ го држи и го разнесува како светилник до крајните катчиња на нејзината ширина... Па и ние, прокудените, каде и да се наоѓаме надвор од скапата наша татковина, се чувствуваме туѓинци и затоа не останавме глуви на делото и идејата на Вашиот незаборавлив татко, ами го прегрнуваме тоа дело за да го изградиме со цената на најмилото. И така, далеку од татковината, ние се обединивме во едно Македонско литературно другарство, од чиешто име се осмелив да Ве замолам да ни излезете во пресрет за да нè запознаете поподробно со животот и дејноста на Вашиот покоен татко (биографијата) за да можеме големиот борец поодблизу да ѝ го перетставиме на македонската општественост“. Наскоро (со свои автографски посвети) во пакет му биле испратени последните печатени стихозбирки на К. Неделковски, В. Марковски и Н. Вапцаров.



Посветата од В. Марковски за д-р С. Мисирков (1940)

По започнувањето на војната и на Балканот и по новата окупација и поделба на Вардарскиот дел на Македонија, скоро сите членови на МЛК се вклучуваат во оружената националноослободителна борба. Во Софија стигнуваат и К. Рацин и В. Наумчески и се вклучуваат во Кружокот, па во заеднички настапи зема учество и тогашниот студент Б. Конески. По излегувањето на неговата втора стихозбирка „Пеш по светот“ загинува К. Неделковски (1941). Неколку месеци потоа се уапсени поголемиот дел од членовите на МЛК, а најактивните Н. Вапцаров и А. Попов се осудени на смрт и егзекутирани (1942). Како партизан загинува (во недоразјаснети околности) К. Рацин (1943), а В. Марковски (сосе сопругата и синот) се приклучува кон Главниот штаб на Македонската војска на слободната територија. Во такви околности во јули 1942 г. Кружокот згаснува. Оние што останаа живи по војната се вклучија во изградбата на македонската држава, во литертурата и културата во ослободениот дел на Македонија.

ЛИТ. Димитар Митрев, *Вапцаров. Есеи и статии*, Скопје, 1954; истиот, *Македонскиот литературен кружок*, Современост, Скопје, 1977; Никола Ј. Вапцаров, *Творби.* Избор и предговор Гане Тодоровски, Скопје, 1979; Антон Попов, *Одбрани творби.* Приредил Гане Тодоровски, Скопје, 1985; Блаже Ристовски, *Пројави и профили од македонската литературна историја*, I, Скопје, 1982, 246–258; истиот, *Беседа за делото на Вапцаров*, Скопје, 1990; истиот, *Историја на македонската нација*, Скопје, 1999, 593–639; истиот, *Македонецот Вапцаров*, Скопје, 2005; Михаил Сматракалев, *Македонскиот литературен кружок*, Скопје, 1993; Васил Тоциновски, *Жаров бунтар и буревесник*, Скопје, 1994; *Македонскиот литературен кружок, Софија, 1938–1941. Документи.* Избор, превод, редакција и белешки д-р Васил Тоциновски, Скопје 1995; Антон Попов, *Творби.* Подготвил Васил Тоциновски, Скопје, 1994. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ ЛОКАЛНИ ФЛОРИСТИЧКИ ЕНДЕМИТИ** – в. *ендемити во флората на РМ*.



„Македонски медицински преглед“, списание на Македонското лекарско друштво

**„МАКЕДОНСКИ МЕДИЦИНСКИ ПРЕГЛЕД“ (ММП)** – медицинско стручно-научно списание што го издава МЛД, како национална медицинска ревија. Првиот број е отпечатен во јули 1946 г. Прв главен и одговорен уредник

бил д-р Х. Манчев. Списанието објавува стручни и научни трудови на македонските лекари. Се печати квартално, како двоброј, во 1000 примероци на македонски јазик со резимеа на англиски јазик.

ЛИТ.: *60 години Македонско лекарско друштво*, Скопје 2006. Д. С.-Б.

**МАКЕДОНСКИ МЛАДИНСКИ СОЈУЗ** во Бугарија (1923–1934 г.) – организација на младинци-бегалци од Македонија. По иницијатива на Варненското друштво во Варна бил формиран Сојуз што обединувал 11 младински друштва. Во тоа време сојуз бил основан и во Пловдив. Во октомври 1923 г., на Конгресот во Русе, двата сојуза се обединиле во Македонски младински сојуз, во кој влегле 17 друштва со 1.000–2.000 членови. Во 1924 г. бројот нараснал на 15.000. Основна дејност на Сојузот била културно-просветната. Органи на друштвото биле: в. „Устрем“ (1923–1926) и сп. „Родина“ (1926–1934). По 19 мај 1934 г. ММС бил расформиран.

ЛИТ.: Надежда Цветковска, *Политичката активност на македонската емиграција во Бугарија од 1918 до 1929 г.*, Скопје, 1990. Н. Цв.

**МАКЕДОНСКИ НАРОДЕН ПОКРЕТ (МАНАПО)** (1936–1939) – движење на македонските студенти во Загреб, Белград и Скопје, кои на таен состанок во Загреб во 1936 г. усвоиле Политичка декларација. Платформата била прифатена на проширениот состанок на 28 август во Охрид, со учество на студенти, други интелектуалци и политички експонирани Македонци, антифашисти и комунисти од повеќе градови и со тоа биле поставени организационите основи на Движењето во Македонија со цел да се бори за македонска национална државност во федеративна државна заедница – Југославија. Платформата била вградена во партиската политичка програма на македонските комунисти и претставувала основа за преговори со демократските и антифашистичките сили, со македонските националисти и со граѓанските политички партии од здружената опозиција за создавање Народен фронт, т.е. за обединување на силите за заедничка акција против режимот, за демократија и национална рамноправност. Општинските (1936) и парламентарните избори (1938) беа причина за зближување на КП и МАНАПО со полево ориентирани претставници од партиите на здружената опозиција. МАНАПО, по својата суштина, како широко антифашистичко движење, претставувало Народен фронт, а според поставените цели, регионалната организираност на националната територија, претставувало револуционерно македонско националноослободително движење. МАНАПО дејствувало во време кога комунистичката партиска организација во Вардарскиот дел на Македонија била пасивизирана, десеткувана по големите провали во 1936 и 1937 г. Со зајакнувањето на КП во Вардарскиот дел на Македонија (1939) МАНАПО постепено исчезнало од политичкиот живот.



Членови на МАНАПО во Охрид (1938)

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските политички партии во Вардарскиот дел на Македонија (1935–1941)*, Скопје, 1996. Н. Цв.

**МАКЕДОНСКИ НАРОДЕН СОЈУЗ ВО АВСТРАЛИЈА** (август 1946 – 1958) – основан на обединувачката конференција на македонските групи во Западна Австралија. На Конференцијата била донесена одлука за свикување општ конгрес. Конгресот бил одржан во Мелбурн (7–9. III 1947) и бил за создавање единствена организација под истото име Македонски народен сојуз (МНС) во Австралија. На Конференцијата (април 1947) била донесена одлука Сојузот да се именува: Македонско-австралиски народен сојуз (МАНС). На Третата конференција (септември 1950) била претставена радикалната промена на односот кон македонското и кон југословенското државно раководство на Колишевски и на Тито по Резолуцијата на ИБ (1948), обвинувани за предавство, разбивање на словенското единство и предизвикување воена опасност. На IV конференција во Мелбурн, одржана на Илинден (2. VIII 1952), Сојузот усвоил Декларација со повик за единство на Македонците во Австралија за поддршка на македонскиот народ за обединување и мир во светот. На VI конференција (јануари 1957) дошле до израз внатрешните поделби. Била одржана втора VI конференција на МАНС (април 1958) и неединството и поделбите довеле до престанување на дејноста на Организацијата.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ НАРОДЕН СОЈУЗ ВО САД И КАНАДА** (1931–1967, Гери, Индијана) – организација на македонската национално ориентирана емиграција во САД и Канада. Под влијание на ВМРО(Обединета) во САД и Канада од 1929 до 1930 г. во повеќе градови се формираат македонски прогресивни групи како пандан на постојната МПО. Во 1930 г. била одржана конференција во Толедо (Охајо, САД) на која биле донесени неколку резолуции за понатамошното дејствување. Во април 1931 г. бил одржан обединувачкиот конгрес во Гери (Индијана) со учество на претставници од 36 македонски групи од САД и Канада. Конгресот го донесол Уставот на Сојузот. За основна цел на МАНС било утврдено да ја помага со сите сили и средства борбата на својот поробен и распарчен народ за ослободување и обединување на Македонија во независна народна република и за нејзино вклучување како рамноправен член во идната балканска федерација на слободните балкански народи. Влијанието на МАНС се проширило во сите позначајни средини каде што живееле Македонци. Во времето на Втората светска војна МАНС зел активно учество со давање помош на сојузниците и на Македонија. МАНС ја информирала македонската емиграција за настаните во татковината; за одржувањето на Првото заседание на АСНОМ и за конституирањето на македонската национална држава. По ослободувањето на Македонија емиграцијата организирана во МАНС се вклучила во давањето помош за изградба на Државната болница во Скопје. Во повоениот период МАНС својата дејност ја прошири и во Австралија. Во 1967 г. организацијата престана да постои.

ЛИТ.: „Гласник на ИНИ“, г. 15, бр. 1, Скопје, 1971. М. Мих.

**МАКЕДОНСКИ НАРОДЕН ТЕАТАР** (Скопје, 31. I 1945-) – прв национален професионален театар. Основан е со решение на Прези-



Македонскиот народен театар во Скопје пред земјотресот (1963)



Новиот објект на Македонскиот народен театар во Скопје

диумот на АСНОМ, а прв директор бил Димитар Костаров. Прва одржана претстава била „Платон Кречет" од Александар Корнејчук (3. IV 1945), а прва претстава од македонски автор драмата „Чорбаџи Теодос" од Васил Иљоски (18. VIII 1945). Се јавува и како основач на Кукленит театар во Скопје (1946) и на Обласниот театар во Горна Џумаја, Пиринскиот дел на Македонија (1947). Тогаш била основана и Операта на МНТ (1947) на чело со првиот директор Тодор Скаловски, а првата претстава била операта „Кавалерија рустикана" од Пјетро Маскањи (9. V 1947). Потоа следело и основањето на Балетот на МНТ (1949) со првиот раководител Ѓорѓи Македонски, а првата балетска претстава била „Валпургиска ноќ" од Шарл Гуно (27. I 1949). Првиот прикажан балет од македонски автор бил „Македонска повест" од Глигор Смокварски (21. VI 1953), а прва опера од македонски автор била „Гоце" од Кирил Македонски (24. V 1954). Операта на МНТ ги организира Мајските оперски вечери (од 1972). Во првите пет децении (1945-1995) биле регистрирани 4.800.000 гледачи на драмските, оперските и балетските претстави во земјата и во странство. Од организациони причини е реорганизиран во МНТ и Македонска опера и балет (9. IX 2004).

БИБЛ.: Ристе Стефановски – Славомир Маринковиќ, *Македонски народен театар. Летопис 1945–1995*, Скопје, 1995; Ристо Стефановски, *Театарот во Македонија. Од Партизанскиот до Младинско-детскиот*, Скопје, 1998. С. Мл.

**МАКЕДОНСКИ НАУЧЕН ИНСТИТУТ** (Софија, 21. XII 1923 – 1944; 1944–1949; 1990–) – научна и културна институција на македонските емигрантски братства во Бугарија. Основана од научници, писатели, публицисти, уметници, општественици и др. културни дејци по потекло од Македонија со цел да ги проучува: историјата, етнографијата, географијата, стопанскиот живот, ослободителните борби во Македонија. Прв претседател бил проф. Иван Георгов. МНИ го издавал тримесечното списание „Македонски преглед" (1924–1943). По Втората светска војна во т.н. „Димитровски период" Институтот ја обновил работата ориентиран на научната работа по македонското национално прашање. Новиот МНИ го издавал сп. „Македонска мисъл". Во 1990 г., по иницијатива на ВМРО-СМКПД (ВМРО – Сојуз на македонските културно-просветни друштва), во Софија бил обновен МНИ на првичните позиции, како и издавањето на сп. „Македонски преглед".

ИЗВ. и ЛИТ.: Стоян Германов, Александър Гребенаров, *Документи за дейността на Македонския научен институт (1923–1990)*, „Македонски преглед", бр. 2, София, 1995; *70 години Македонски научен институт*, „Македонски преглед", бр. 1, София, 1994. З. Тод.

**МАКЕДОНСКИ НАЦИОНАЛЕН АРХИТЕКТОНСКИ СТИЛ** – поим изразен преку квалификативите на преродбенскиот стил од XIX в.. како стил на затворена просторно-временска формација, а во функција на нагласување на посебностите на националното. Имплицитно се содржи во одредени тенденции и насоки што се откриваат низ соодветни објекти како претставници на таквите архитектонско-стилски определби. К. Гр.

**МАКЕДОНСКИ НАЦИОНАЛЕН КОМИТЕТ ЗА ГОЛЕМИ БРАНИ –** формиран по осамостојувањето на Македонија, од 1994 г. член на Меѓународната комисија за големи брани (ICOLD), со седиште во Париз. Организира симпозиуми и трибини со зборници на трудови, а во октомври 1994 г. го одржал I конгрес. Има преку 100 активни членови и редовно учествува на собирите на ICOLD. Публикувал речник за брани на 7 јазици (2004). Љ. Т.

**МАКЕДОНСКИ ОЛИМПИСКИ КОМИТЕТ (МОК)** (Скопје, 1992– ). Собранието од 47 делегати избрало: претседател, д-р Васил Тупурковски, тројца потпретседатели, Управа од седум члена, Надзорен одбор и тројца почесни членови: Киро Глигоров, Стив Ставров (Канада) и Мајкл Илиќ (САД). Како гости присуствувале: Киро Глигоров, претседател на Републиката, Стојан Андов, претседател на Собранието на РМ, д-р Блаже Ристовски, потпретседател на Владата на РМ и други високи поканети. МОК е примен во Интернационалниот олимписки комитет како 195 член (1993).



Од седница на Македонскиот олимписки комитет, под претседателство на В. Тупурковски

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Основање на Македонскиот олимписки комитет*. Прилози кон историјата на спортот во Македонија, Скопје, 1994, 34-35. Д. С.

**МАКЕДОНСКИ ОРГАНИЗАЦИИ И ГРУПИ ВО АВСТРАЛИЈА** (1939–1947). Група македонски иселеници од Егејскиот дел на Македонија во Мелбурн (1934), под влијание на МПО од САД основале МПО „Тодор Александров" со претседателот Павел Јаневски. Нивната активност згаснала (во почетокот на 1938). Малобројната МПО била активирана во Шепертон. Во 1939 г. започнало независно организирање на македонските иселеници во Австралија, со основањето на Македонското друштво „Единство" во Перт, Западна Австралија. Во Мелбурн (1943) била основана македонска организација, а потоа македонски групи и организации во другите градови и држави во Австралија. Во Перт (VIII 1946) се одржала првата конференција на која се обединиле македонските групи во Западна Австралија во Македонски народен сојуз. На Конференцијата била донесена одлука за свикување општ македонски конгрес за Австралија. Во тоа време во Австралија имало 15 македонски групи со организирана дејност во: Гералтон (Група „Нова Македонија"); Сиднеј, Порт Кембл, Њукастл, Форбс, Крепс Крик, Дамбибл, Биленгл (сите во

Нов Јужен Велс); во Мелбурн, Шепертон, Тагура (во Викторија); Ричмонд, Катумба, Квинбиен и Аделаид (помали групи), а се вршеле подготовки за формирање групи во Бони Риг (Нов Јужен Велс) и во Сол (Викторија). Првиот општ конгрес на македонските организации и групи бил одржан во Перт (7-9. III 1947), на кој бил создаден единствен Македонски народен сојуз (МНС) во Австралија, потоа преименуван во Македонско-австралиски народен сојуз (МАНС) кој бил распуштен (1956) со одлука на централното раководството. Во Вулонгонг било основано друштвото „Пелистер“ (1963). Во Сиднеј била основана самостојната организација „Илинден“ (1966). Било основано Движење за обединување на Македонија (ДОМ) во Австралија (1972) (во рамките на ДОМ во Европа), а од 1984 г. Националноослободителен фронт на Македонија (НОФМ).

ЛИТ.: И. Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје,1994. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ ОРГАНИЗАЦИИ И ДРУШТВА ВО САД** (1901–1931). Првата македонска организација била основана во Чикаго (1901) со девизата „Македонија на Македонците“. Во 1903 г. македонско-одрински друштва биле основани во Синсинати, Дејтон, Сент Луис и др. градови чија дејност бргу згаснала. Активисти испратени од Софија во САД (1908) основале неколку бугарски конституциони клубови, кои бргу се распаднале. Во времето на Балканските војни (1912–1913) се активирале неколку македонски организации и друштва, кои упатиле Апел за слобода и самостојност на македонскиот народ, а од претседателот на САД и од европските големи сили да се бара ревизија на Букурешкиот договор и создавање автономна македонска држава. Неколкуте македонско-одрински друштва (во есента 1915) во САД, организирани и раководени од бугарскиот архимандрит Теофилакт, биле обединети во Македонско-бугарски народен сојуз за поддршка на политиката на Бугарија. До Мировната конференција бил упатен Меморандум (1919) со барање Македонија неподелена да се присоедини кон Бугарија. Македонските организации од Чикаго, Бостон, Сан Франциско и од Њујорк формирале Централен македонски комитет во САД, кој стапил во врска и го ополномоштил Генералниот совет на македонските друштва во Швајцарија да бара од Мировната конференција примена на правото на самоопределување и создавање независна македонска држава со центар Солун. Во Форт Вејн (1922) се одржал Конгрес на македонските организации во САД, кои се соединиле под име Сојуз на македонските политички организации, со цел да дејствува за поддршка на ослободителната борба на македонскиот народ во татковината за создавање независна Македонска Република, во содејство со прогресивните друштва и организации на Балканот и со поткрепа од Советска Русија. На Конгресот дошло до поларизација, наметната со дејствувањето на пратеникот на Исполнителниот комитет на македонските братства од Софија Сребрен Поп Петров. По доаѓањето и на Јордан Чкатров, претставник на Националниот комитет во Софија, кој го презел раководењето на Сојузот од позиција на секретар на Централниот комитет, со директна поддршка и помош од бугарскиот пратеник во Вашингтон Симеон Радев (по род Македонец) и бугарскиот генерален конзул во Њујорк Јупитер Дојчев, па целокупната дејност била ставена во функција на бугарската државна политика кон Македонија. Организациите од политички биле преименувани во „патриотически“.

Прокомунистичките македонски и други иселенички организации (во почетокот на 1928), предводени од Георги Пирински, ја засилиле активноста за разобличување на МПО како филијала на „фашистичката организација“ ВМРО на Ванчо Михајлов во Бугарија. Одржале свој конгрес во Детроит (25. IV), на кој бил избран Централен балкански комитет. Нивната дејност повлијаела за забрзување на внатрешната диференцијација и за поделбите во МПО. Организацијата од Чикаго се осамостоила (1928) и продолжила да дејствува независно под името „Македонска независност“, со програма за создавање независна Македонија. Се отцепила и македонската организација „Пирин“ – Дејтон.



Гео(рги) Пирински




Органите на МНС во САД: „Балканско сдружение“, „Трудова македонија“ и „Народна волја“

Започнал процесот за создавање независно македонско движење во САД. Бил формиран Иницијативен комитет (1929), во кој влегле Смиле Војданов, Георги Пирински и др. Независни македонски прогресивни групи биле основани во Медисон и Понтијак, во Милвоки (1930), Хемонд, Кливленд, Мелисон, Индијанополис, Њујорк и др. Југословенскиот конзул во Чикаго Колумбатовиќ, по примерот на бугарските дипломати Радев и Дојчев, презел акција за организирање српска организација (1930). Во Чикаго, од придобиените македонски иселеници, било основано друштво „Вардарска бановина“, кое останало изолирано. Бил организиран обединувачкиот конгрес на македонските независни групи (24-26. IV 1931), на кој бил создаден Македонски народен сојуз во САД и Канада.




Никола Груевски на Бизнис форумот со македонски бизнисмени во Чикаго (2009)

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Прилог кон прашањето за политичката активност на македонското иселеништво во САД до 1931*, Гласник на ИНИ, 1, Скопје, 1982; Миле Михајлов и Михајло Георгиевски, *Политичката активност на Македонскиот народен сојуз во САД и Канада од 1928-1935 година*, Гласник на ИНИ, 1, Скопје, 1971. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ ОРГАНИЗАЦИИ И НЕЗАВИСНИ ГРУПИ ВО КАНАДА** (1913-). Во Торонто и во Хамилтон (IX 1913) биле основани Македонско-одрински организации, кои истакнале барања за ревизија на Букурешкиот договор. Во Торонто биле основани 10 иселенички роднокрајни друштва (до 1922). Со дејствувањето на претставникот на Исполнителниот комитет на македонските братства во Бугарија Сребрен Поп Петров во САД и во Канада, во Торонто било основано Македонско братство „Правда“ (VII 1922) за да дејствува за бугарската кауза. Братството протестирало поради признавањето на македонското национално малцинство и појавувањето на Абецедарот во Грција (1925). Иселеници од Охридско (VII 1928) основале самостојна организација во гр. Порт Колберн (Онтарио). Била основана македонска иселеничка организација „Пере Тошев“ во гр. Џанстаун (1928), а потоа МПО „Гоце Делчев“ (1929) во гр. Киченер (Онтарио).



Првата македонска црква во Кананда (1911)

Започнало и создавањето независно национално политичко организирање на македонското иселеништво во САД и во Канада (1929), по основањето на Иницијативниот одбор за основање македонски независни групи. Во Канада МНГ била основана во Торонто, во Кичинер и др., членки на Македонскиот народен сојуз имало во САД и во Канада. МПО во Канада (1933) имала само две организации, по една во Торонто и во Кичинер. Во Канада (1959) била основана организацијата „Обединети Македонци“, која дејноста ја проширила и во САД. Во Торонто (1971) била основана организација на Ослободителниот комитет на Македонија, движење (од 1972), (ДОМ / ДООМ, од 1984 НОФМ) во Европа, со определба да дејствува за ослободување, обединување и создавање самостојна македонска држава. Бил активен Македонски национален комитет (1988), кој објавил Декларација за човековите права на Македонците во Грција, во Бугарија и во Албанија предадена на ОН, на годишнината од Букурешкиот договор и поделбата на Македонија (на 10. VIII).



Единство

ДР. Г. ДИМИТРОВ ЗА СЪПРОТИВИТЕЛНОТО ВЪЗСТАНИЕ

ЩЕ СМАЖЕМ ГЛАВАТА НА ФАШИСТКАТА ЗМИЯ

СМИТ ИСКА ЗАБРАНАТА НА ПОЗИВИТЕ

Д-Р МАЛИН ПРОТИВ БОРБАТА ЗА ТЪРНОВСКАТА КОНСТИТУЦИЯ

Нанкинг—столицата на Китай

„Единство“, весник на бугарската и македонската трудова емиграција во Канада



Учесниците во изведбата на „Македонска крвава свадба“ во Торонто

ЛИТ.: Миле Михајлов и Михајло Георгиевски, *Политичката активност на МНС во САД и Канада*, „Гласник на ИНИ“, 1, Скопје, 1971; Костадин Гърдев, *Македонските патриотически организации въ Канада*, София, 1991; Атанас Близнаков, *Спомени за националната политичката и културната дејност во САД и Канада*, Скопје, 1987. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ ПАРТИЗАНСКИ ЕДИНИЦИ ВО ЕГЕЈСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (1943–1944) – формирани во втората половина на 1943 г. Партизанскиот одред „Лазо Трповски“, воена формација на СНОФ, бил формиран во Корешта на 1. IX 1943 г. во содејство со грчките единици на ЕЛАС и водел борби против колаборациското пробугарско комитско движење во Егејскиот дел на Македонија. Во јуни 1943 г. бил формиран и Воденскиот партизански баталјон, а во август 1943 и Леринско-костурскиот баталјон во составот на единиците на ЕЛАС. По разоружувањето на колаборациското комитско движење, КПГ наредила расформирање на македонските партизански единици. Македонските баталјони преминале на територијата на Вардарскиот дел на Македонија. Во Битола се формирала Егејската ударна бригада, која учествувала во борбите против албанското балистичко движење во Западна Македонија.

ЛИТ.: *Историја на Македонскиот народ*, V, Скопје, 2003. Ст. Кис.

**МАКЕДОНСКИ ПОЛИТИЧКИ ОРГАНИЗАЦИИ ВО ЕВРОПА** (1952– ). Во Полска (во почетокот на 1952) била основана македонска национална политичка организација на Македонците прогонети од Егејскиот дел од Македонија „Илинден“, под контрола на КПГ. Организации на „Илинден“ биле формирани и во Унгарија, Полска, Чехословачка, Романија и Бугарија (до пред крајот на 1953). Била преземена активност (II 1954) за основање организации во СССР (во Ташкент и во Чирчик), но основањето веднаш било забрането. Следувале забрани и во другите социјалистички држави. Била донесена одлука (VI 1956) за расформирање на Организацијата „Илинден“. Во Полска (XII 1960) била формирана тајна македонска организација „Егејска зора“ за да се бори за националните права на Македонците во Егејскиот дел од Македонија и за афирмирање на македонската национална држава НРМ. Таа била откриена и била растурена (1961).

Во Скандинавија (1962) била основана македонска национална политичка организација, под име: Осло-

бодителен комитет на Македонија (со седиште во Данска), за да дејствува за ослободување и за обединување на Македонија во самостојна македонска држава. Организацијата ја проширила дејноста во западноевропските и во прекуокенските земји (до средината на 1971), во Канада и во САД, и печатела свој орган „Македонска нација“. На Конгресот одржан во Копенхаген (30. V–1. VI 1971) во новоизбраниот Централен комитет биле претставени организиациите од Данска, Шведска, Германија, Белгија, Франција Канада и САД. На Организацијата ѝ пристапило тајното Движење за самоосознавање и за признавање на македонската нација од Пиринскиот дел на Македонија – „Александар Македонски 1970“ (во почетокот на X 1971). Организацијата се декларирала како Движење за ослободување на Македонија (1972 ДОМ, од 1973 ДООМ). Во Австралија била основана организацијата ДОМ (1972) и прераснала во семакедонско движење во странство. ДООМ се трансформирала во единствен фронт за ослободување и за обединување на Македонија (1984) под името Народноослободителен фронт на Македонија.

ЛИТ.: Ристо Кирјазовски, *Македонскаша полишичка емиграција од егејскиош дел од Македонија во Исшочна Европа,* Скопје, 1989; Иван Катарџиев, *Македонскаша полишичка емиграција йо Вшораша свешска војна,* Скопје, 1994. М. Мин.




А. Матковски: „Македонскиот полк во Украина“

**МАКЕДОНСКИ ПОЛК ВО УКРАИНА** (10. V 1759 – 28. VI 1773) – полк во Руската армија во Украина. Бил формиран од мајорот Симеон Пишчевиќ, по наредба на руската царица Елисавета Петровна. Официјалното именување на полкот било „Македонскій гусарскій полевій полкъ“, под команда на генералот Иван Хорват. Подоцна командант на полкот станал Александар Димитров. Полкот бил составен од околу 4.000 луѓе, располагал со свој печат, со посебна униформа (палто и панталони жолти, прошарани со црни гајтани, црвена капа), со македонски грб и амблем со татарски штит со две вкрстени копја. До 1776 г. полкот имал грб со амблем на лав, земен од Стематографијата на Х. Жефарович. Полкот и четите имале и посебни знамиња. Во 1773 г. со указ биле укинати народносните имиња на полковите и биле преименувани според градовите. Македонскиот полк бил именуван како Александриски полк. Полкот бил пофалуван и наградуван од царициите Елисавета Петровна и Екатерина II. Неколку офицери од македонскиот полк добиле генералски чинови во руската армија.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Македонскиош йолк во Украина*, Скопје, 1985. В. Ст.

**МАКЕДОНСКИ ПОЛК** (1913) – полк на Српската армија. Бил формиран со наредба на началникот на Штабот на српската Врховна команда Радомир Путник (16. V 1913) за формирање четири баталјони со командни места во Свети Николе, Гевгелија, Неготино и во Приштина. Пополнувањето било извршено од месното население, а командниот состав бил од граничните единици.

ИЗВ.: AVII, popis 2, K-1, Zapovest Vk. br. 6132, maj 1913 g., Operacijski dnevnici. В. Ст.

**МАКЕДОНСКИ ПОМОШЕН КОМИТЕ Т** (Буенос Аирес, Аргентина, на крајот од јуни 1941) – комитет основан за помош на борбата на антифашистичките движења по нападот на Германија на СССР, под претседателство на Никола Казанциев. Дејствувал во рамките на Словенскиот комитет, чиј претседател бил д-р Коста Веселинов.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Организирање и организации на македонскошо иселенишшво во Аргеншина*, Зб. „Иселеништвото од Македонија“, Скопје, 2004; Никола Поповски, *Нека факшише говоряш*, Боенос Айрес, 1946. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ ПОШТИ.** Поштенскиот сообраќај на територијата на денешна РМ има вековна традиција. Во древна Македонија тој е воспоставен уште во времето на Филип II и Александар III Македонски. Во времето на Римското Царство патот Via Egnatia играл значајна улога во функционирањето на римската пошта. Византија ги задржала сите римски поштенски установи. Првата државна пошта на територијата на Македонија турските власти ја отвориле во Битола (1843), а неколку години подоцна пошти биле отворени во Скопје и во Штип. По Првата светска војна во Скопје било основано поштенско училиште (1921), а подоцна поштата во Скопје добива нова зграда (1939).

По Втората светска војна поштите во НРМ биле обновени, а за прв директор на ПТТ-службата на Македонија (со одлука на АСНОМ) бил именуван Благоја Ташев (1915–1950). Во СРМ, ПТТ доживеа сестран развој, особено во периодот 1976–1985 г., кога се изградени капиталните поштенски објекти во поголемите градови на Македонија. Организационата поставеност на поштата се менувала со промените во стопанскиот и политичкиот систем на земјата. Така, Собранието на СРМ во 1989 г. донесува одлука за организирање на РО за ПТТ сообраќај „Македонија“, како јавно претпријатие со 16 основни организации.

По осамостојувањето на РМ, ПТТ системот се трансформира во национален ПТТ систем и се приклучува кон светската поштенска структура (12. VII 1993), кога Македонија е примена во Светскиот поштенски сојуз. Во периодот 1991–1995 и потоа активностите во ПТТ сообраќајот на Македонија се насочени кон отворање нови меѓународни поштенски линии (посебно со соседните земји), автоматизација на шалтерското работење, осовременување на технологијата во поштенските центри, модернизација на транспортните средства за превоз на поштенски пратки, подигање на квалитетот на поштенските услуги и воведување нови услуги. Од почетокот на 1997 г.



Зградата на Македонски пошти во Скопје

ЈП „Македонска пошта", кое вработуваше повеќе од 2000 луѓе и располагаше со разгранета поштенска мрежа (над 300 единици) на целата територија на земјата, врши дејност на јавен оператор во внатрешниот и во меѓународниот поштенски сообраќај, во согласност со Законот за поштенски услуги. Со одлука на Владата на РМ (ноември 2006 г.), ЈП „Македонска пошта" е трансформирано во Акционерско друштво за поштенски сообраќај во државна сопственост.

ИЗВ.: Интерни материјали на АД за поштенски сообраќај во државна сопственост – Скопје. П. Т.

**„МАКЕДОНСКИ ПРЕГЛЕД" / „МАКЕДОНО-ОДРИНСКИ ПРЕГЛЕД"** (Софија, 25. V 1905 – 24. VII 1907) – политички журнал, орган на ВМОРО. Првин излегувал на 10 и 25 во месецот, како „петнаесетдневен политички журнал", а потоа како „седмичен политички журнал". Уредник бил Никола Наумов, а бил печатен во софиската печатница „Дневник". Првин имал наслов „Македонски преглед", а потоа „Македоно-одрински преглед" (од бр. 13). Објавени се вкупно 69 броја. Содржи поголем број осврти за настаните од Илинденското востание. Во првата година содржел и илустриран литературен прилог (бр. 1-16) во редакција на Андреј Протич.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 204–206; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 76.С. Мл.

**МАКЕДОНСКИ РЕВОЛУЦИОНЕРЕН КОМИТЕТ ВО ПЕТРОГРАД** – македонска национално-револуционерна асоцијација, формирана од македонските патриоти Димитрија Чуповски, д-р Гаврил Константинович, Доне Пешковски, Глигор Н. Угриновски и др. На 18 јуни (1 јули) 1917 г. во централните весници „Воля народа" и „Новая жизнь" е објавена Програмата за Балканска Федеративна Демократска Република со мото „Балканот за балкан-



Димитрија Чуповски (1917)



БАЛКАНСКАЯ ФЕДЕРАТИВНАЯ ДЕМОКРАТИЧЕСКАЯ РЕСПУБЛИКА.

Балканы для Балканскихъ народовъ.
Полное самоопредѣленіе каждой націи.

Настоящая міровая война несетъ многимъ порабощеннымъ народамъ свободу и самоопредѣленіе. Македонія столѣтіями боролась и проливала потоки крови за эту свободу и независимость, но она была предательски, несправедливо растерзана преступнымъ шовинизмомъ и алчностью кровавыхъ династій окружающихъ ея государствъ. Результаты этого беспримѣрнаго въ исторіи грабежа вызвали не только взаимное истребленіе Балканскихъ народовъ, но и небывалую затѣмъ всемірную войну. Теперь, когда большая часть Балканскаго полуострова въ развалинахъ, а остатки его народовъ находятся подъ тяжелымъ Австро-Германскимъ игомъ, мы, Македонцы, больше чѣмъ кто-либо другой пострадавшіе, призываемъ всѣхъ васъ Балканскіе народы забыть прошлыя распри, объединиться и примкнуть къ нашей обще-балканской революціонной программѣ для совмѣстной упорной борьбы и созданія Балканской Федеративной Демократической Республики.

Программа нашего революціоннаго комитета состоитъ изъ слѣдующихъ основныхъ пунктовъ:

1. Всѣ Балканскіе народы должны низвергнуть существующія династіи и ввести у себя республиканскій образъ правленія.
2. Каждая Балканская Республика въ своей внутренней жизни должна быть вполнѣ самостоятельна.
3. Всѣ Балканскія Республики составятъ одну общую Балканскую Федеративную Демократическую Республику.
4. Въ составъ Балканской Федеративной Демократической Республики входятъ слѣдующія Республики:
Македонская, Албанская, Черногорская, Греческая, Сербская, Болгарская, Хорватская, Босно-Герцеговинская, Словинская и Фракійская.
5. Самостоятельными Республиками на Балканахъ признаются не только одноплеменныя государства, но и тѣ области, со смѣшаннымъ населеніемъ, жизненные интересы которыхъ тѣсно связаны, географи-

Првата страница на Програмата на Македонскиот револуционерен комитет во Петроград (18. VI 1917)

ските народи. Полно самоопределување на секоја нација" и со троен потпис: *Македонски револуционерен комитет, Македонско другарство „Кирил и Методиј"* и *Редакција на „Македонскій голосъ".* По Октомвриската револуција во Русија МРК ја продолжува својата дејност и ја усогласува со новите реалности.

Федералистичката концепција на Комитетот пледира за урнување на монархиите на Балканот и повикува: „Сега, кога поголемиот дел од Балканскиот Полуостров е во урнатини, а остатоците од неговите народи се наоѓаат под тешко австро-германско ропство, ние Македонците, настрадани повеќе од кој и да е друг, ве повикуваме сите вас, балкански народи, да ги заборавите минатите расправии, да се обедините и да се приклучите кон нашата општобалканска револуционерна програма за заедничка упорна борба и за создавање Балканска Федеративна Демократска Република". Во неа се предвидува како рамноправни субјекти да влезат: Македонија, Албанија, Црна Гора, Грција, Србија, Бугарија, Хрватска, Босна и Херцеговина, Словенија и Тракија, при што официјален јазик на секоја одделна република да биде јазикот на мнозинството од населението, со заеднички парламент, со Сојузна влада и со еднакво претставен Совет што го заменува претседентот на Федеративната Република.

Кога (по револуционерните настани и преселбата во гр. Ејск) во 1923 г. Д. Чуповски се враќа во Петроград, го обновува МРК и во следната година прави извесна редефиниција на целта: „да се бори за ослободување и обединување на Македонија, раздробена како резултат на војните од 1912–1913 и 1914–1918 г. помеѓу Србите, Бугарите и Грците и за создавање на независна и целокупна Македонска Трудова Република што заедно со другите балкански народи ја образуваат Трудовата Балканска Федерација". Како орган на Комитетот се предвидува обновување на сп. „Македонскій Голос" и се одредува: „Центарот на Македонската револуционерна организација и Редакцијата на ,Македонскій голос' се наоѓаат во Петроград, а одделни ќелии се образуваат во разни места во Русија, потчинети на центарот на Македонскиот револуционерен комитет."

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, 1978, 252–270; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 486–530. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ РЕВОЛУЦИОНЕРЕН КОМИТЕТСКИ СОЈУЗ** (1899–1901) – одделна струја во рамките на македонското револуционерно движење со ставови блиски до македонските социјалисти. Во Сојузот биле организирани револуционерни комитети со полна слобода во изборот на средствата и во начинот на дејствување. Нивната активност ја координирало Централно биро, со надлежност за редот во комитетската организација. Сојузот бил против политичката автономија, а за револуционерна борба за создавање независна кантонално уредена Македонска Република со центар во Солун (проектот е објавен во 1899 г.).

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Кон прашањето за револуционерната литература во македонското национално-ослободително движење при крајот на XIX век*, „Прилози", 1, Скопје, 1970; М. Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.



Славе Македонски

**МАКЕДОНСКИ, Славе** (с. Железница, Малешевско, 24. II 1931 – 2002) – поет, раскажувач, драмски автор, публицист, издавач на весници и списанија; истакнат и мош-

не плоден писател од Пиринскиот дел на Македонија, којшто пишувал на бугарски и на својот роден осоговски дијалект, како и на руски јазик. Подолго време живеел во гратчето Елин-Пелин, Софиско. Извесен период учел и работел во Русија, па во Москва дипломирал на театарска режија. Јавно се декларирал како Македонец. Истапил од членството на Сојузот на бугарските писатели поради оневозможувањата што му се правеле во неговите промакедонски пројави. Голема популарност меѓу читателите во Пиринско стекнува со својата книга од прозни записи „Штуро племе", во која ги коментира актуелните состојби на Македонците. Го превел на бугарски јазик романот „Пиреј" од Петре М. Андреевски и книга раскази од Раде Силјан, како и текстот од Ал. Донски „Орисија" (1997). Го издавал в. „Македонец" во Благоевград, како и други публикации.

БИБЛ.: „Здраво, другари!", поезија (1955); „Куси раскази" (1961); „Да го фотокопираме животот", есеи (1964); „Поле на мажи", роман (1967); „Да бидеме и утре" (1969); „Разбуди се за пресуда" (1969); „Тасо Македонецот" (1995); „Македонска голгота" (1969); „Македонска библија" (1994); „Македонски книжовник", зборник (1995); „Прогонување со Татра" и др. Г. Т.

**МАКЕДОНСКИ СЛОВЕНСКИ ПЛЕМИЊА** – на територијата на Македонија се населувале главно по VI в. Познати се од „Чудата на св. Димитриј Солунски", кн. прва. Драгувитите живееле западно од Солун; Сагудатите во областите западно од Солун до Верија, а можеби и на некои делови од Халкидикот; Верзитите/Берзитите меѓу Битола, Прилеп, Кичево и Велес. Во периодот од 674–678 г. се забележани (кн. втора на „Чудата") уште: Ринхини, кои живееле по текот на р. Рихиос до Орфанскиот Залив, а го зазеле поголемиот дел од Халкидик, и Стримонци, кои живееле по текот на р. Струма. Подоцна засведочените Смолјани живееле на територијата од Долна Струма до Западните Родопи и р. Места. Се организирале во полудржавни формации – склавинии и во воеоплеменски сојузи. Постепено Византија ги ставила под своја контрола (првин само номинално). Во периодот VII – втора пол. на IX в. биле христијанизирани и постепено нивните имиња исчезнале, со исклучок на Драгувитите, чие име како посебен ентитет се употребувало заклучно со XIII в., а името на Верзитите (во формата Брсјаци) е зачувано до денес.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002; Ф. Баришић, *Чуда Димитрија Солунског као историски извор*, Београд, 1953. Б. Петр.

**„МАКЕДОНСКИ СПОРТ"** – единствен дневен спортски весник во РМ. Првиот број излегол на 11 мај 1998 г. Издавач: „БАРНЕЛ ЛЛЦ" од Скопје. Основачи: Јоже Олевски (директор), Васко Арсовски (главен и одговорен уредник), Мирко Спасески (директор на маркетингот). Б. П. Ѓ.

**МАКЕДОНСКИ СРЕДНОВЕКОВНИ ДИНАСТИИ** – по востанијата на комитопулите (Давид, Арон, Мојсеј и Самуил) против Бугарија (969) и против Византија (976), Самуил се ослободува од своите браќа и ја основува Самуиловата династија. Крунисан е за цар во престолниот град Преспа (ок. 999/1000). По неговата смрт (1014), на тронот доаѓа син му Гаврил Радомир (1014– 1015), но е убиен од синот на Арона Јован Владислав (1015–1018), по чија смрт царицата Марија и семејството му се предаваат на Василиј II. Членовите на царската династија се распратени во византиските провинции. Подоцна синот на Гаврил Радомир, Петар Делјан, како водач на востание (1040/41), е прогласен од народот за цар. Како претендент се јавува и Алусијан, синот на Јован Владислав. Во востанието (1072/73) на чело со Ѓорѓи Војтех за цар е прогласен Константин Бодин, син на зетскиот владетел Михаил, потомок преку Самуиловата ќерка Косара.

Родоначалник на Мрњавчевата династија е кралот Волкашин (1365–1371). Се спомнува како жупан во Прилепскиот крај (1350), подоцна е прогласен за крал (1365) и совладетел на царот Урош I. Неговиот брат деспотот Углеша ја управува областа со седиште во Серез. Постоењето на брат Гојко не е потврдено. Браќата Мрњавчевци загинуваат во битката против Турците на р. Марица (26. IX 1371). Власта ја наследуваат Волкашиновите синови Марко, Иваниш, Андријаш и Митраш, а на престолот доаѓа првородениот крал Марко (1371–1395), по чија смрт Македонија наполно потпаѓа под турска власт.

ИЗВ. и ЛИТ.: В. Р. Розен, *Император Василій Болгаробойца*. Извлеченія изъ лѣтописи хіи Антиохійскаго, Санктпетербургъ, 1883; В. Н. Златарски, *Западната българска држава до провъзгласяването на Самуила за царя*, I, „Македонски преглед", II, 1, София, 1926, 7–8; Божидар Прокић, *Постанак једне словенске царевине*, „Глас", LXXVI, Београд, 1908, 213-224; Јадран Ферлуга, *Le soulivment des Comitopoules*, „Зборник радова Византолошког института", IX, Београд, 1966, 75-84; Стјепан Антолјак, *Вистината за востанието на комитопулите*, Средновековна Македонија, I, Скопје, 1983, 604-610; Вангелија Десподова, *Гробот на Пресијан, внукот на цар Самоил, се наоѓа во Михаловце, Словачка?*, „Slavica Slovaca", 29–1, Братислава, 1994, 16–23; П. Срећковић, *Путничке слике. Слика 2. Фамилијарна гробница Мрњавчевића*, „Гласник СУД", Београд, 1878, 223–224; Божидар Прокић, *Јован Скилица као извор за историју маћедонске словенске државе*, „Глас СКАН", LXXXIV, Београд, 1910; Шльомберже, *Цар Самуилъ и Василий II*, София, 1943; Константин Јиречек, *Српски цар Урош, краљ Вукашин и Дубровчани*, Зборник Константина Јиречека, I, Београд, 1959, 341–385; Раде Михаљчић, *Цар и краљ: неуспешно савладарство*, Историја српског народа, I, Београд, 1981, 588-589; Лазар Мирковић, *Мрњавчевићи*, „Старинар", III (1924–1925), Београд, 1925, 11–26; Блаже Ристовски, *Кралот Марко последниот суверен на Македонија*, зб.: Кралот Марко во историјата и во традицијата, Прилеп, 1997, 7–22; С. Пириватрић, *Самуилова држава. Обим и карактер*, Београд, 1998; Biljana Ristovska-Josifovska, *The Name of the Dynasty Mrnjavchevi and the Title of the King Marco in the Historical Sources. Tradition and Historiography*, „Balkanistic Forum", 1–2–3, Blagoevgrad, 2002, 194–199; –, *Автохтони средновековни династии во Македонија (X–XIV век)*, „Balcanoslavicae", 30–31, 2002, 165–182.; истата, *Ѓорѓија М. Пулевски и Крсте П. Мисирков за владеењето на Мрњавчевци*, зб.: „Делото на Крсте Мисирков". Зборник од Меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата „За македонцките работи", I, МАНУ, Скопје, 2005, 34–365. Б. Р.-Ј.

**„МАКЕДОНСКИ СТОМАТОЛОШКИ ПРЕГЛЕД"** – официјален орган на Ст. ф. и Македонското стоматолошко друштво во Скопје. Списанието излегува од 1977 г., по четири броја годишно во тираж од 1500 примероци и се дистрибуира до сите стоматолози во земјава и до заинтересираните во странство. Е. М.

**МАКЕДОНСКИ СТОПАНСТВЕНИЦИ.** Брзата индустријализација на Македонија по Втората светска војна, модернизацијата на земјоделството и етаблирањето и развојот на другите економски сектори (градежништвото, туризмот, комуналните дејности, банкарството итн.) што ја претставуваа основата на брзиот повоен економски раст и развој. Голем е бројот на македонските стопанственици коишто со својата упорна и творечка работа, во рамките на тогашниот општествено-економски и политички систем, дадоа драгоцен придонес за развојот на младата држава. Во овој контекст, најпрвин ги нотираме имињата на пионерите и основоположниците на позначајните економски сектори на земјата: Милан Нетков, Стојан Горчевски, Глигорие Гоговски (текстилна индустрија); Кирил Бисеркоски, Душко Боцески, Јосиф Мицковски и Данчо Шутурков (тутунска индустрија); Страшо Христов (црна металургија); Митко Теменугов-Железни, Ристо Франгов, Тошо Невеселов, Глигор Гечевски-Ивче, Гога Петковски, Ангел Шумански (агроиндустриски комплекс); Ѓорѓи

Зарезанков, Ангел Зарезанков (кожарска индустрија); Џоџа Бојаџиевски, Блажо Панговски (трговија), Таки Маја, Никифор Никифоровски (надворешна трговија); Миле Стефановски, Томе Шимов, Ѓоре Чартов, Асен Џиков, Сотир Наумов (патен сообраќај); Тодор Мировски, Александар Богоев, Стојан Косев, Андон Макрадули, Петар Ганчевски (финансиски сектор), Андреј Дамјанов, Блажо Ристоманов, Мустафа Амитов (градежништво), Драган Таневски, Круме Јовановски, Јани Бојаџиевски (кондиторска индустрија), Михајло Зисиќ, Константин (Динка) Аврамчев, Александар Гризо и Ане Арсов (хемија), Велимир Гиновски, Драги Арсов, Стојан Здравев, Јонче Котески, Никола Минчев (метали), Перо В'чков и Штерјо Наков (шпедиција).

По осамостојувањето, РМ помина низ тешки транзициони години. Реформите што се одвиваа со променлив успех и интензитет, постепено ја приближуваат земјата до крајната цел – изградба на функционирачка пазарна економија. Македонските менаџери работат во наполно изменет економски амбиент и во услови кога пазарот станува доминантен метод на алокација на ресурсите. Новите менаџерски и претприемнички знаења и модерното водење на фирмите, во констелација на заострената конкуренција на домашниот и особено на меѓународниот пазар, стануваат императив на времето. Ги нотираме имињата на менаџерите на фирмите што го сочинуваат македонскиот берзански индекс (МБИ–10): Трајко Мукаетов („Алкалоид" – Скопје), Страшо Милковски („Гранит" – Скопје), Савка Димитриева („Европа" – Скопје), Хари Костов (Комерцијална банка – Скопје), Доне Таневски („Македонијатурист" – Скопје), Андреја Јосифовски („Макпетрол" – Скопје), Најденко Поповски (Охридска банка – Охрид), Јаким Ивановски (Стопанска банка – Битола), Димитар Хаџи-Мишев (Топлификација – Скопје), Штерјо Наков („Фершпед" – Скопје). Меѓу стопанствениците, од кои поголемиот број беа активни и во времето на СРМ, но и по осамостојувањето на земјата, ги одбележуваме: Славе Атанасоски, Коста Аргироски, Никола Гашоски, Глигор Бишев, Борис Гичев, Глигорие Гоговски, Гаврило Гаврилски, Ристо Гушков, Вангел Гагачев, Трајко Давитковски, Драган Захариевски, Љубисав Ивановски-Ѕинго, Иван Иванов, Минчо Јорданов, Ѓорѓи Јанчевски, Миле Јовановски, Киро Крамарски, Никола Матлиевски-Пашата, Златан Митев, Александар Маневски, Симон Наумоски, Нако Николовски, Страшо Ѓелковски, Јорго Ќука, Стефан Ѓорѓиевски, Томе Миткоски, Живко Радевски, Александар Симевски, Јово Панајотовиќ, Никола Параќеев, Љубомир Поповски, Теодос Паунов, Мирко Пецов, Велија Рамковски, Ванчо Ристов, Воислав Ристовски, Милорад Стефановски, Никола Стефков, Киро Самарџиоски, Љубе Ставрески, Милан Хроват, Миле Цветковски, Ванчо Чифлиганец, Боривое Џртев, Ристо Шапкар, Венко Шапкар, Исак Шеху и др.

Во транзициониот период дојде до брз развој на малите и средните претпријатија и на претприемништвото. Во РМ постојат околу 50.000 мали и средни бизниси и ним им припаѓа доминантно место во креирањето на бруто домашниот производ, додадената вредност и вработеноста во бизнис-секторот. Во продолжение нотираме само еден дел од попознатите имиња на фирми и сопственици (или менаџери) на мали и на средни претпријатија: Арбен Абдурамани („Веде Шари", с. Требош), Боро Антовски („Сит Цермес Плус" – Скопје), Илија Бреслиски („Бетон" – Штип), Илија Гечев (ИГМ – „Трејд" – Кавадарци), Венко Глигоров („Логин системи" – Скопје), Маријан Герасимов („Бомекс" – Скопје), Благоја Дончев („Адинг" – Скопје), Стојан Давчев („Дасто" – Скопје), Јован Дабевски („Здравје" – Радово), Ратко Димитриевски („Европа 92" – Кочани), Ванчо Ѓорѓиев („Деликатес" – Кочани), Трајче Заев (ИГМ „Еленица" – Струмица), Шефки Идризи („Ренова" – Тетово), Трајче Леов („Динамо" – Велес), Игор Лештар („Seavus" – Скопје), Стојна Јошевска („Електроелемент" – Скопје), Трифун Костовски (Еуростандард банка, „Евролинк", „Евролизинг", „Евроленд", „Керамика Нова", „Негорски бањи"), Бојан Ковачевски („Унипласт" – Струга), Слободан Кутрески („Пекабеско" – Скопје), Миладинови („Кимико" – Струга), Михаило Михаиловски („Ватросталнa" – Скопје), Кочо Моцан („Технометал – Вардар" – Скопје, „Голдтекст" – Крушево), Благоја Механџиски („Зегин" – Скопје), Морина Беџет („Бас Тути Фрути" – Скопје), Васе Митев („Оранжерии" – Струмица), Данило Николовски („Ролопласт" – Скопје), Нико Палигора („Палтекст" – Делчево), Илија Прентовски („Пексим" – Скопје), Љубица Петровска („Паком компани" – Скопје), Саво Станковиќ („Хај–Теч" Корпорација – Скопје), браќа Стојковски („Бујото"); Меџит Сапа („Дебарски бањи"), Златко Соколоски („Микросам"), Кирчо Сусинов („Голдмак" – Радовиш), Борис Стојменов („БС" – Скопје), Владимир Тодоровиќ („Тинекс–МТ" – Скопје), Таип Таири („Еурогранит"), Зоре Темелковски („Миа Беверидис" – Скопје), Марија Тасевска („Вардарградба" – Скопје), Џеват Фетаи („Гудалат" – Гостивар), Митко Шапковски („Металпромет" – Струмица) и др.

ИЗВ.: Информации од Стопанска комора на Македонија и од Сојуз на стопанските комори на Македонија.

ЛИТ.: *Стопанска комора на Македонија. 75 години коморско организирање во* Македонија, Скопје, 1998; Миле Стефановски, *Сообраќајот во Македонија,* Скопје, 2001. М. С. – Т. Ф.


Година I
Софии, 4 декемврий 1931 г.
Брой 1
МАКЕДОНСКИ СТУДЕНТСКИ ЛИСТЪ
ЦЕНА 2 ЛВ.
Редакторъ Д. ПЕТКОВЪ
Нашата дума
Македония подъ робство

Весникот „Македонски студентски лист" (1931-1932)

**„МАКЕДОНСКИ СТУДЕНТСКИ ЛИСТЪ"** (Софија, I, 1, 4. XII 1931 – 1. VI 1932) – орган на прогресивните студенти во Бугарија. Излегува периодично, на бугарски јазик, како неофицијален орган на ВМРО(Об), под редакција на Д. Петков, но фактички редактори се: Коста Веселинов, Васил Хаџикимов, Михаил Сматракалев и Кирил Николов. Весникот се бори за формирање Општ македонски народен студентски сојуз против врховизмот и фашизмот, за независност на Македонија и за федерација на слободните балкански републики. Запрен од бугарските власти, но истовремено продолжува под новиот наслов „Македонска студентска трибуна".

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 325–328; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје, 1990, 353–373. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ ТЕКСТОВИ СО ГРЧКО ПИСМО** – Во текот на долгата политичка доминација под османлиските Турци, според нивниот теократски систем, балк. правосл. народи потпаднале под духовна власт на цариградскиот патријарх со статус на *рум-милет.* Во свои раце црквата го имала и образованието, во кое се предавало на грч. ј. и со грч. писмо. По укинувањето на самостојната Охридска архиепископија (1767), а особено по ослободувањето на

Грција, под притисок на фанариотските владици, словенската писменост била наполно истисната од јужниот дел на Македонија. Прв печатен макед. текст (од охридскиот говор) се појавил во *Четиријазичникот* на Даниил Москополски (1802) во Венеција. Со овој речник-разговорник од околу 200 фрази авторот имал цел на балк. народи (Власи, Македонци, Албанци) да им го олесни учењето на грч. ј. што се употребувал во црквите и школите и да ја поткрепи елинизацијата. Меѓутоа, под формалната лојалност кон Патријаршијата, тој постигнал обратен ефект: афирмирајќи им го народниот јазик, тој ја будел и нивната национ. свест. Во 30-тите години од XIX в. во Јужна Македонија започнале да се преведуваат на макед. со грч. писмо поучни слова, речници, молитви и др., а во средината на XIX в. се јавуваат и печатени преводи: *Кониковското неделно еванг.* на Павел Божигропски (Солун 1852) и *Кулакиското* на Евстатиј Кипријадис (1860).


ЕУАГГЕЛІЕ

ПАТЕА ІРОМОНАХ,

П. Божигропски: Неделно евангелие (Солун, 1852)

С.т. *Неврокопското (Трлиско) ев.* (1870–80). Самиот зборник на Миладиновци бил првин напишан со грч. писмо, па с.т. пред печатењето во Загреб препишано од Константин Миладинов со кирилица. Сочувана е трговска и занаетчиска администрација и приватна кореспонденција на макед. со грчко писмо од XIX в., што значи дека оваа практика била раширена и во народните маси.

ЛИТ.: Бл. Конески, *Граматика на макед. лит. ј.,* Ск. 1982, 26-30; Б. Ристовски, *Сознајби,* МАНУ, Ск., 2001, 13, 132, 322; П. Хр. Илиевски, *Балк. линг̄в. студии,* Ск. 1988, 15-29; –, *Две писма на печалбар до фамилијата во Охрид на макед. со г̄рч. писмо*, Прилози МАНУ, ОЛЛН, 15, 1, Ск. 1991, 27-40; –, *Макед. превод на престолното четвороев.*, Прилози, МАНУ, ОЛЛН, 28, 1, Ск. 2003, 37-38; –, *Традиција и иновации во макед. црковнослов. книжевни споменици од турскиот период,* МАНУ, 2005, 272-287, 315-319. П. Хр. Ил.

**МАКЕДОНСКИ ТЕЛЕКОМУНИКАЦИИ** – водечки национален телекомуникациски оператор што обезбедува јавни телекомуникациски услуги во РМ. До крајот на 1996 г. компанијата функционираше под името ПТТ „Македонија“ и обезбедуваше поштенски, телекомуникациски и банкарски услуги (поштенска штедилница). Со цел да се подготви за приватизација, во почетокот на 1997, ПТТ се подели на АД „Македонски телекомуникации“ и АД „Македонски пошти“, а во март 1998 г. компанијата е регистрирана како акционерско друштво во државна сопственост. Во јануари 2000 г., Конзорциумот предводен од унгарската национална компанија за телекомуникации МАТАВ (сега „Маѓар Телеком“) откупи 51% од акциите на АД „Македонски телекомуникации“ и стана нејзин доминантен сопственик. Денес, сопственичката структура на друштвото е следнава: „Камени мост комуникации“ АД Скопје поседува 51% од акциите, Владата на РМ 34,81%, Меѓународната финансиска корпорација (IFC) 1,88%, АД „Македонски телекомуникации“ 10%, а преостанатите 2,31% од акциите им припаѓаат на малцински акционери. АД „Македонски телекомуникации“ влегува во редот на најголемите и најпрофитабилни компании во РМ. Според техничките перформанси, таа е водечка телекомуникациска компанија во регионот. Нејзината корпоративна култура, заснована на шесте типа корпоративни вредности (супериорна вредност, посветеност кон корисниците, иновации, респект, интегритет и топ-квалитет) осигурува висок квалитет на интегрирани комуникациски решенија и услуги за индивидуалните и за бизнис-корисниците.



Зградата на Македонски телекомуникации во Скопје

ИЗВ.: Интерни материјали од АД „Македонски телекомуникации“. П. Т.

**„МАКЕДОНСКИ ФАРМАЦЕВТСКИ БИЛТЕН“** – официјално гласило на Македонското фармацевтско друштво. Се појавува во 1954 г. како Билтен на Фармацевтското друштво, а од 2000 г. излегува под името „Македонски фармацевтски билтен“. Во почетокот имало карактер на информативно, потоа стручно-информативно, а потоа прераснува во стручно списание. Во него се објавуваат оригинални научни трудови, куси соопштенија, ревијални и стручни трудови од сите фармацевтски дисциплини и сродни подрачја од интерес за фармацијата и фармацевтите во земјата и надвор од неа. Л. П.-Т.



Списанието на Институтот за фолклор „Македонски фолклор“

**„МАКЕДОНСКИ ФОЛКЛОР“** (Скопје, 1968 –) – списание на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“, прва македонска специјализирана научна фолклористичка публикација. Основач, прв и долгогодишен главен уредник бил тогашниот директор на Институтот д-р Блаже Ристовски (1968–1977, I–XX, 1–20). Основано е како полугодишно списание, со

задача да ги собере како соработници научните истражувачи – фолклористи од Македонија, од другите републики на Југославија и од странство, коишто се занимаваат со македонскиот, јужнословенскиот и општобалканскиот фолклор. Подоцна главни и одговорни уредници биле д-р Лазо Каровски (1978–1984, XI–XVII, 21– 34), д-р Танас Вражиновски (1985–1988, XVIII–XXI, 35–42), д-р Васил Тоциновски (1989–1990, XXII–XXIII, 35-46), д-р Благој Стоичовски (1991–1993, XXIV–XXVI, 47–52), д-р Блаже Петровски (1994, XXVII, 53–54), д-р Ермис Лафазановски (2000–2002, XXVIII–XXX, 55–61) и д-р Лидија Стојановиќ Лафазановска (2004–2007, бр. 62–64). Во него се објавуваат студии, статии, соопштенија, материјали, критики, прикази, портрети и библиографија (на пет јазика), како и материјалите од традиционалниот Меѓународен симпозиум за балканскиот фолклор во Охрид, во почетокот секоја втора, а потоа секоја трета година. Во јубилејните годишнини се објавени комплетни библиографии на списанието. С. Мл.

**МАКЕДОНСКИ ФОРУМ** – в. *Форум за Македонија 2001.*

**МАКЕДОНСКИ ЦЕНТРАЛЕН КОМИТЕТ** (Женева, Швајцарија, почеток на 1899) – комитет основан од македонски интелектуалци, студенти на тамошните универзитети, по иницијатива на д-р Георги Капчев, за да ги претставува интересите на Македонија. Централниот комитет објавил „Апел до заштитниците на човековата совест, праведноста, мирот и човечноста“ (12. I 1899) за да се спаси македонскиот народ од ужасниот терор и од насилствата на режимот на османлиската држава со создавање автономна македонска држава со центар во Солун. Комитетот организирал две конференции одржани во Женева (17–18. II и 19. II), посветени на состојбите во Македонија и за решавање на македонското прашање.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Апелот на Горѓи Капчев од 1899 година*, Годишен зборник на Филозофскиот факултет, 22, Скопје, 1970; Михајло Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.

**МАКЕДОНСКИ, Димитар Василев** (с. Емборе, Кајларско, Егејскиот дел на Македонија, Грција, 1847 – Истанбул, 20. II 1898) – македонски учебникар, учител, општественик и публицист. По основното грчко образование во родното село, оди кај татка си во Цариград и учи во Големото народно училиште, во Грчко-францускиот лицеј и во Бугарското



Димитар Македонски

училиште. Објавува три учебника „на македонското наречје“: „Буквар за употребение в македонските училишта“ (1867) – заедничко издание со охриѓанецот Димитар Хр. Узунов (1842–1887), „Кратка свјаштенна историја за училиштата по Македонија (на македонско наречие)“ (1867) и преводот од грчки „Скратен православен катихизис“ (1868). Потоа учителува во Влахо-Клисура, Воден, Струга и Битола. Речиси цела година (1870) престојува во Цариград, заедно со воденскиот првенец Г. Гогов, за да дејствува за вклучување и на македонските епархии во новооснованата словенска црква и за избор за владика на тогашниот претседател на Воденската општина Павел Божигропски. Станува учител во училиштето при Бугарската црква во Цариград (1871), потоа во училиштето во Вланга (1872) и „подвижен учител“ за Македонците во околните населби (1873). Пишува во цариградскиот печат и полемизира со редакторот на в. „Македония“ П. Р. Славејков околу македонското прашање. Го напушта Цариград и станува учител во Главното училиште во Битола (1873–1874), по кое ја води „бугарско-романската книжарница“ во градот (1875– 1876).

По Руско-турската војна (1877/78) емигрира во Бугарија. Првин е учител во Еврејското училиште во Софија (1879), потоа помошник-обвинител на Софискиот окружен суд (1882), претседател на Кустендилскиот окружен суд и ревизор во Министерството за просвета. Како софиски адвокат учествува во основањето на Бугарско-македонското друштво, во редактирањето на сп. „Свѣтлина“ (1882–1883), во Друштвото за помагање на бедните Македонци (1884). Како пензионер и адвокат станува редактор на Шаховиот в. „Македония“ (1889) и учествува во дејноста на Македонското читалиште и во Заемо-спестовната каса на Македонците во Софија. На 18. XII 1889 оди во Македонија (Солун, Битола) и до крајот на јануари следната година се запознава со дејноста на пропагандите. Поради русофилското пишување и учеството во македонските асоцијации (а во Паницовиот процес е адвокат на еден од судените, 1890), по убиството на министерот Белчев и тој е уапсен и суден (1891–1892). Потоа станува претседател на Друштвото „Татковина“ (1894), како и член на Македонскиот комитет (1895). Го издава неделниот политички, трговски и литературен весник „Сѫгласие“ (1894–1896) и печати разни политички книшки и преводи од француски, руски, турски и грчки јазик. Кон половината на 1897 г. е поставен за редактор на егзархискиот орган „Новини“ во Цариград. Поради статија за Виничката афера, тој е убиен од македонските револуционери.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Димитар Василев Македонски (1847–1898)*, „Разгледи“, I (серија трета), 1, Скопје, 1958, 69–83; истиот, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 1989, 331–473. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКИ (ХИЛФЕРДИНГОВ) КИРИЛИЧКИ ЛИСТ** – в. *Фрагменти на кирилички старословенски текстови од македонско потекло.*



МАКЕДОНСКИЙ ГЛАСЪ

LA VOIX DE LA MACÉDOINE

„Македонскиј глас“, орган на македонската емиграција во Бугарија (1885)

**„МАКЕДОНСКИЙ ГЛАСЪ (LA VOIX DE LA MACÉDOINE)“** (Солун, 5. I 1885 – 1887) – прв македонски весник, орган на македонската емиграција во Бугарија. Основачи и издавачи биле Димитар Ризов од Битола и Илија Горгов од Велес. Објавени се вкупно 35 броја. Весникот „бара од големите сили најитно реализирање на членовите 23 и 62 од Берлинскиот договор“. Последниот број е посветен на 25-годишнината од смртта на браќата Миладиновци.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 58-60. С. Мл.

**„МАКЕДОНСКІЙ ГОЛОСЪ (МАКЕДОНСКИ ГЛАС)“** (С.-Петербург, 9. VI 1913 – Петроград, 20. XI 1914) – „Орган на приврзаниците на независна Македонија“. Списанието го уредува Редакциски совет на Македонската колонија во руската престолнина. Издавач Д. Д. Павле-Чуповски, а одговорен редактор И. П. Кулезнев (во последните два броја Д. Д. Архангелски). Најавено е дека ќе излегува „од еднаш до петпати во месецот“, но се појавуваат само 11 броја на вкупно 220 страници, со


Годъ I. № 1.

МАКЕДОНСКІЙ ГОЛОСЪ

(МАКЕДОНСКИ ГЛАС)

Органъ сторонниковъ независимой Македоніи.

С.-Петербургъ. 9 Іюня 1913.

КАРТА МАКЕДОНІИ.

Насловната страница на првиот број на сп. „Македонскій голосъ (Македонски глас)“, 1913

зборовите на Б. Сарафов како мото под насловот на корицата: „Ние Македонците не сме ни Срби ни Бугари, туку просто Македонци. Македонскиот народ постои независно од бугарскиот и српскиот. Ние им сочувствуваме и на едните и на другите, и на Бугарите и на Србите: кој ќе го помогне нашето ослободување, нему ќе му речеме благодарам, но Бугарите и Србите нека не забораваат дека Македонија е само за Македонците“.

Во списанието, покрај Македонци, соработуваат и голем број Руси и балканци, а се публикуваат и бројни официјални акти (меморандуми, апели и соопштенија) на Македонската колонија во Петроград, потпишани од Д. Чуповски, д-р Г. Константинович, Н. Димов, Г. А. Георгов, И. Г. Георгов, П. Божидарски, Гр. Н. Угриновски, Д. Пешковски, Г. А. Стојанов, К. Георгиев и др. Тоа е всушност најзначајниот печатен архив на македонската национална мисла во периодот на Балканските војни и почетокот на Првата светска војна за одбрана на целоста на Македонија и слободата и обединувањето на македонскиот народ.

По барање на Српската легација во С.-Петербург списанието е привремено запрено по бројот 8 (22. XII 1913). Со ново решение на Градоначалството (1. II 1914) се дозволува продолжувањето, но и по следниот бр. 9 (2. III 1914), по петмесечна пауза, се објавени само уште два броја. Бидејќи публикацијата во големи тиражи продира и на Балканот, под притисок од балканските монархии, списанието е конечно запрено, иако Редакцијата постои и потпишува свои изданија и во 1915 и 1917 г., а Организационото биро на МРК програмира негово продолжување и по 1924 г.

ИЗВ.: *„Македонскій Голосъ (Македонски глас)“. Органъ сторонниковъ независимой Македоніи.* С.-Петербургъ, I, 1, 9 Іюня 1913 – Петроградъ, 20 Ноября 1914; *Македонски глас (Македонскіи голосъ). Орган на приврзаниците на независна Македонија 1913–1914. Фототипно издание,* ИНИ, Скопје, 1968.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 486–530. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКО АЛГОЛОШКО ДРУШТВО (МАД)** – невладина организација формирана во 2000 г. на Институтот за биологија при Природно-математичкиот факултет во Скопје, со цел да се промовира алгологијата како наука во Македонија, за едукација на младите, за организирање научни и стручни собири, печатење публикации и слично. Прв претседател е проф. Светислав Крстиќ. Св. К.

**МАКЕДОНСКО АРХЕОЛОШКО НАУЧНО ДРУШТВО** – асоцијација со професионално членство, формирано како Археолошко друштво на СР Македонија на 28. XI 1970 г. во Прилеп. Прв претседател бил Бошко Бабиќ, а потоа: Саржо Саржоски, Вера Битракова-Грозданова, Паско Кузман, Костадин Кепески, Драги Митревски, Воислав Санев и Ирена Настева Колиштркоска. Основните статутарни определби му се: да ја следи, да ја насочува и да ја развива научноистражувачката работа, да се залага за презентацијата и афирмацијата на резултатите од ископувањата преку организирање научни собири и нивно правовремено публикување. До 1990 г. беше член на Сојузот на археолошките друштва на Југославија, а во еден мандат го раководеше неговото претседателство и секциите за праисторија и антика. Има организирано повеќе научни и стручни собири: X конгрес на Сојузот (Прилеп, 1976), 16 свои симпозиуми посветени на резултатите од истражувањата во годините меѓу симпозиумите, потоа две тркалезни маси: „Неолитот и енеолитот во Македонија и нивниот однос со соседните области“ (1987) и „Доцноантичката архитектура на почвата на Југославија“ (1987), како и повеќе јавни трибини и предавања. Во рамките на некогашната меѓурепубличка соработка на археолошките друштва, биле организирани Денови на словенечката и на хрватската археологија, како и Денови на македонската археологија во Словенија. Музејот на Македонија бил соорганизатор на изложбите: „Праисторија на Македонија“ (Штип, 1971, Љубљана, 1976, и Белград, 1977) и „Од археолошкото богатство на СР Македонија“ (Скопје, 1981). АДМ го издава своето двегодишно сп. „Macedoniae acta archaeologica“ (излезени 17 броеви), ја објавило монографијата „Предисториска населба Барутница кај Анзабегово во Македонија“ од П. и Ј. Корошец (1973), како и каталози од изложби. Поради измени во законските регулативи, неколку пати го менувало своето име: Здружение на археолозите на СР Македонија (1979), Здружение на археолозите на РМ (1991), а од 1995 функционира како Македонско археолошко научно друштво.

ЛИТ.: Паско Кузман, *Белешки за некои аспекти на археологијата на Македонија,* во: Лидија Миладиновска, *Македонско археолошко научно друштво - Библиографија на македонската археологија 1945 – 2000*, Охрид, 2001. В. С.

**МАКЕДОНСКО ДВИЖЕЊЕ ЗА БАЛКАНСКИ ПРОСПЕРИТЕТ** (1990) – политичка македонска организација во Егејскиот дел на Македонија основана во С'ботско во јануари 1990 г., со цел да дејствува за признавање на малцинските права на Македонците во овој дел на Македонија (статус на национално малцинство за Македонците, признавање на македонскиот јазик и просветата на македонски јазик, употреба на македонскиот јазик во администрацијата).

ЛИТ.: С. Киселиновски, И. Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век)*, Скопје, 2004. Ст. Кис.


МАКЕДОНСКО ДЕЛО

КУМАНОВО — ВЕЛЕС

„Македонско дело“, орган на ВМРО(Об)

**„МАКЕДОНСКО ДЕЛО“** (Виена, Париз и Берлин, 10. IX 1925 – 25. V 1935) – весник, орган на ВМРО(Об), на бугарски јазик. Бил покренат со помош на Балканскиот револуционерен центар во Виена, со цел да ги популаризира принципите на Мајскиот манифест (6. V 1924). Излегувал на 10 и 25 во месецот. Редакцијата ја сочинувале: Јордан Анастасов, Димитар Влахов, Владимир Поптомов (главен редактор), Т. Рилски, Дино Косев и др. Објавени се вкупно 179 броја.

ЛИТ.: Димитар Влахов, *Мемоари,* Скопје, 1970, 27; Д-р Боро Мокров, *Развојот на*

*македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 362-367; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 79. С. Мл.

**МАКЕДОНСКО ДРУШТВО „ВАРДАР"** (Лозана, 1916–1919) – друштво основано за да развива дејност под девизата „Македонија на Македонците". Дејноста ја засилило во времето на одржувањето на Мировната конференција во Версај. Друштвото упатило писмо до Конференцијата (22. VI) со осуда на намерите на балканските држави, „поддржувани од некои од европските сили", за поделба на Македонија. Од Мировната конференција барало да се раководи исклучиво од принципот „Македонија на Македонците" при решавањето на македонското прашање, да се спречи поделбата со создавање независна држава Македонија.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.

**МАКЕДОНСКО ДРУШТВО „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ"** (Буенос Аирес, 1909) – добротворно друштво на македонските иселеници. Дејноста на Друштвото не била политичка, туку исклучиво добротворна. Било основано за собирање средства за меѓусебна помош на македонските иселеници, за прифаќање и за помагање на новодојдените емигранти. Неговото постоење е посведочено од искажувања на иселеници-современици.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Организирање и организации на македонското иселеништво во Аргентина (1906-1941),* Зб. Втор меѓународен научен собир „Иселеништвото од Македонија од појавата до денес", етничко организирање на иселениците, Скопје, 2004; Никола Поповски, *Нека факти говорат,* Буенос Аирес, 1946. М. Мин.

**МАКЕДОНСКО ДРУШТВО ЗА НЕЗАВИСНОСТ НА МАКЕДОНИЈА** (Женева, Швајцарија, 1916–1919) – друштво основано со цел да дејствува за независност на Македонија и во функција на тоа да работи за запознавање на европското јавно мислење, особено пред и во времето на одржувањето на Мировната конференција. Активни членови на Друштвото можеле да бидат само Македонци, без оглед на верската и на народносната припадност, кои не биле под туѓо влијание. Друштвото се интегрирало во Сојузот на македонските друштва во Швајцарија (од 15. XII 1918).

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.

**МАКЕДОНСКО ДРУШТВО НА БОРЦИТЕ од Втората светска војна** (Торонто, Канада, 1983 >) – друштвото е член на Канадската лига на ветераните. По поделбата (1989), се основани две самостојни македонски боречки друштва со истото име. Ги слават националните и другите празници на Македонија и на Канада. Сл. Н.-К.



Страница од Македонското евангелие на поп Јован

**МАКЕДОНСКО ЕВАНГЕЛИЕ НА ПОП ЈОВАН** – македонски ракопис од крајот на XII – поч. на XIII в. Се чува во Архивот на ХАЗУ, Загреб, сигн. III с 1. Ракописот ѝ припаѓа на Михановиќевата збирка (бр. 33). Има 133 пергаментни листови. Името на ракописот е по приписката на поп Јован на л. 17v. Јазичните особености на ракописот укажуваат на неговото западномакедонско потекло. Морфолошките особености го приближуваат кон Добромировото ев. од поч. на XII в. Орнаментиката носи белези на архаичност, а иницијалите во геометриско-флорален стил се од ист тип како во Вукановото ев. По својата структура кодексот е краток апракос, со редовно означување на седмиците, што е карактеристично за постарите текстови. Како краток апракос, може да се заклучи дека ракописот не бил наменет за манастир, туку за парохиска црква. В. Д.

**МАКЕДОНСКО ЗДРУЖЕНИЕ ЗА НЕФРОЛОГИЈА, ДИЈАЛИЗА, ТРАНСПЛАНТАЦИЈА И ВЕШТАЧКИ ОРГАНИ (МЗНДТВО)** – формирано на 1. IX 1991 г. во Скопје заради интердисциплинарно интегрирање на стручњаците од разни профили во изучувањето и попречувањето на бубрежните болести и создавањето вештачки органи. Прв претседател е д-р М. Х. Поленаковиќ. Првиот конгрес е одржан од 7 до 10. X 1993 г. во Охрид. Од конгресите се отпечатени и зборници „Нефрологија" (1993, 1997 и 2001). М. Пол.




Плакат за Вториот конгрес на нефролозите во Струга (6-8. IX 1997)

**„МАКЕДОНСКО ЗНАМЕ"** (Софија, I, 1, 14. VI 1932 – III, 31, 1. VII 1934) – орган на македонската прогресивна емиграција во Бугарија. Неофицијален неделен орган на ВМРО(Об) што се појавува по киднапирањето на Симеон Кавракиров од михајловистите и претставува најширок израз на македонската национална мисла, против фашизмот во македонското движење и за Балканска федерација. Излегува на бугарски јазик во 5000–6000 тираж под повремена редакција на А. Мартулков, Д. Костов, А. Стојанов и В. Ивановски, а во редактирањето и соработката учествуваат и М. Сматракалев, П. Шарланџиев, К. Веселинов и др. Весникот јасно ја декларира националната линија: „Македонското прогресивно движење е национално, бидејќи го има како цел националното ослободување на Македонија. Тоа не е партиско, ниту пак сталешко или класно, а по карактерот и составот е општонародно, демократско, зашто самата негова цел (национално ослободување на Македонија) е општонародна, демократска задача. Прогресивното македонско движење е за единствен фронт, освен со другите поробени народи, уште и со потиснатите класи од владејачките нации, но тоа воопшто не означува дека тоа на прво место ги поставува ‚социјалните пред националните прашања'." Укинат од властите, заедно со другите прогресивни периодични изданија.



МАКЕДОНСКО ЗНАМЕ

НАМѢСТО ПРОГРАМА

В. „Македонско знаме" (1932–1934)

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 330–334; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, III, Скопје, 1990, 363–373. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКО КИРИЛИЧКО ЛИВЧЕ** – в. *Фрагменти на кирилички старословенски текстови од македонско потекло.*

**МАКЕДОНСКО КРАЛСТВО** (1365–1395) – средновековно кралство во Македонија со седиште во Прилеп. Родоначалник на тн. Мрњавчева династија е кралот Волкашин (1365–1371). Тој се спомнува првин како жупан во Прилепскиот крај (1350), подоцна е прогласен за крал (1365) и совладетел на царот Урош. Неговиот брат деспотот Углеша ја управува областа со седиште во Серес. Постоењето на брат Гојко не е потврдено. Кралството се простирало главно во западниот дел на Македонија, со седиште во Прилеп. Во почетокот кралот Волкашин ковел монети со натпис од царот и од кралот, а подоцна само со негов натпис. Волкашин го прогласува синот Марко за *млад крал*, односно за свој наследник (меѓу 1. IX 1370 и 31. VIII 1371). Кралството одржува активни трговски врски со Дубровник, но непријателски се односите со големците од некогашното Душаново Царство, кои особено се влошуваат по Косовската битка (1369), кога се поразени војските на немањиќевската династија (Лазар Хребељановиќ, Никола Алтомановиќ и царот Урош) од војските на новата Мрњавчева династија (кралот Волкашин и деспотот Углеша), кога е заробен и царот Урош.

Кралот Волкашин и син му Марко (во пролетта на 1371), заедно со Балшите, подготвуваат напад на Никола Алтомановиќ. Во почетокот на јуни кралот Волкашин бил очекуван на патот од Скопје до Призрен, а подоцна со својот син Марко се затаборил кај Скадар, од каде што, заедно со Ѓураѓ Балша, требало да тргнат кон Оногошт против жупанот Никола. Дубровчаните, како членови на коалицијата, требало да обезбедат префрлување на трупите, а босанскиот бан Твртко и кнезот Лазар, кои биле во непријателски односи со Никола, благонаклоно гледале на овој напад, којшто потоа бил одложен.



Кралот Волкашин, фреска на столбот во манастирот „Свети Архангел“, Варош, Прилепско (1371/72)

Кралот Волкашин заедно со брат му, деспотот Јован Углеша, како одговор на турските напади на европска почва, со војска се спротиставуваат во битката кај Черномен на р. Марица (26. IX 1371) и во неа загинуваат. Негов наследник е кралот Марко (1371–1395) со тројцата браќа Иваниш, Андрејаш и Митраш. Иако некои делови се заземани од кнезот Лазар, од Никола Алтомановиќ, од Балшите и од Турците, кралот Марко сепак управувал значајна територија и водел активна надворешна политика. Тој е последниот христијански крал пред османлиското завладување, успевајќи да ја задржи внатрешната самоуправа на државата. Истовремено владее во Македонија независно од српските големци и станува турски вазал или сојузник дури некаде во 1385–1392 г. Во времето на феудалната расцепканост и интензивни османлиски продирања на Балканот, државата не била толку загрозувана од Османлиите колку од неговите соседи. Марковото кралство долго се одржало со наполно самостоен статус, иако границите не биле сосем безбедни. Во 80-тите години на XIV в. се заземени најважните тврдини во Југоисточна и Југозападна Македонија: Серес (1383), Солун и Бер (1387), а наскоро потоа и Костур. Непосредно по српско-турската Косовска битка (1389) Османлиите продираат во областа на Скопје и го заземаат градот (1. IX 1391 – 6. I 1392). Конечното завладување на целата територија на Македонија станува дури по битката кај Ровине во Влашко (1395), во која го загубуваат животот и кралот Марко и Константин Дејанов, учествувајќи на страната на Турците. Кралот Марко е останат во меморијата на народот како заштитник на христијаните. Присутен е во македонскиот и во балканскиот јуначки епос како ненадминлив јунак, со натчовечка сила, со брзиот коњ Шарко, којшто дели правда, ги штити немоќните и се одмаздува.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Мрњавчевићи*, „Старинар“, III (1924–1925), Београд, 1925, 11–26; Милан Ивановић, *Натпис младог краља Марка са цркве св. Недеље у Призрену*, „Зограф“, 2, Београд, 1967; Георгије Острогорски, *Серска област после Душанове смрти*, во кн.: Византија и Словени, Београд, 1970, 435–456; Сима Ћирковић, *Поклад Краља Вукашина,* Зборник Филозофског факултета, XIV, 1, Споменица Фрања Баришића, Београд, 1979, 153–161; Бранко Панов, *Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1983; Блаже Ристовски, *Кралот Марко последниот суверен на Македонија*, зб.: Кралот Марко во историјата и во традицијата, Прилеп, 1997, 7–22; Ѓорѓи Здравев, *Облеките на кралот Волкашин и на кралот Марко во фреско-живописот од XIV век,* на истото место, 319–330; Biljana Ristovska-Josifovska, *The Name of the Dynasty Mrnjavchevi and the Title of the King Marco in the Historical Sources, Tradition and Historiography,* „Balkanistic Forume“, 1–2–3, Blagoevgrad, 2002, 194–199; Билјана Ристовска-Јосифовска, *Автохтони средновековни династии во Македонија (*X-XIV *век)*, „Balcanoslavica“, 30-31, 2002, 165-182. Б. Р.-Ј.

**МАКЕДОНСКО ЛЕКАРСКО ДРУШТВО (МЛД)** – здружение на лекарите од Македонија. Основано во 1945 г. Прв претседател бил д-р Б. Спиров, проф. по историја на медицината на Мед. ф. во Скопје. Главен носител е на континуираната медицинска едукација во Македонија. Ја унапредува медицинската и сродните науки, го чува угледот на лекарската професија и ги штити интересите на лекарите. Членството е организирано во 22 подрачни, специјалистички и супспецијалистички здруженија (58 специјалистички здруженија се членки на соодветни меѓународни организации, а некои од нив и основачи на балкански и здруженија од Југоисточна Европа). Член е на Светската медицинска асоцијација WMA, EFMA/WHO, SEEFMA (Форум на национални лекарски асоцијации од Југоисточна Европа) и на повеќе од 40 меѓународни специјалистички асоцијации. Основоположник е на Лекарската комора на РМ (јуни 1992).

ЛИТ.: Статут на МЛД. Д. С.-Б.

**МАКЕДОНСКО МИКОЛОШКО ДРУШТВО (ММД)** – невладина организација формирана во мај 1998 г., со седиште во Институтот за биологија при Природно-математичкиот факултет во Скопје. Има основна цел да ја проучува разновидноста на габите на територијата на РМ и да се грижи за нивната заштита. М. К.

**МАКЕДОНСКО НАУЧНО-ЛИТЕРАТУРНО ДРУГАРСТВО ВО С.-ПЕТЕРБУРГ** – најзначајната македонска национална и научно-културна асоцијација во периодот до Ослободувањето, што се зема и како историска основа на МАНУ. Основано на 28. X 1902 г. во С.-Петербург од 19 потписници од сите краишта на Македонија (К. Мисирков, Д. Чуповски, Г. Константинович, Д. Мишајков, С. Дедов, М. Стоилов и др.). Во следната година членството на-







Молбата на основачите на Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург до С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво (28. X 1902)

раснува на 25. Прв привремен претседател е Дијамандија Мишајков, а од почетокот на 1903 до 1917 г. тоа место го зазема Димитрија Чуповски.

Уште на 12. XI 1902 г. (со потписите на Д. Мишајков и С. Дедов) е поднесен Меморандум до Руската влада и до Советот на С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво што претставува прва и единствена комплетна македонска националноослободителна програма воопшто, во која се бара признавање на Македонците како посебна словенска нација со македонскиот јазик како литературен, со Охридската архиепископија како автокефална македонска црква и автономија на Македонија во границите на Турција гарантирана од големите држави.

На второто заседание на Другарството (29. XII 1902), откако се конституира Управата, се определуваат границите на Македонија, се презема задачата за подготовка на еден паралелен македонско-руско-српско-бугарски речник и се известуваат Чешкото, Српското и Бугарското друштво за основањето на Македонското, со барање да им се дозволи и на Македонците да ги држат своите заседанија во салата на Словенското обединение „Славјанска беседа“.

Во чл. 1 од Уставот на МНЛД (16. XII 1903) целите се децидно определени: „а) да ја развива меѓу Македонската колонија во С.-Петербург националната свест; б) да ги проучува јазикот, песните, обичаите и историјата на Македонија во етнографски и географски поглед; в) да ги примирува и да ги обединува сите Македонци, без разлика на нивното образование и убедување, во името на нивното исто потекло и единството на нивната татковина, и г) да го популаризира сето што е горекажано меѓу Македонците во Македонија и надвор од нејзините граници (во странство)“. Во чл. 2 се дефинираат и задачите и дејностите со кои ќе се постигнат тие цели: „а) организирање собранија и предавања; б) читање реферати, раскази, стихотворби и др.; в) собирање народни творби (умотворби) и историски споменици за Македонија; г) духовна поткрепа на своите сотатковинци, особено при нивното



УСТАВЪ
Славяно-Македонскаго Научно-Литературнаго Другарства въ С.-Петербургѣ, находящагося подъ покровительствомъ С.-Петербургскаго Славянскаго Благотворительнаго Общества.

Чл. I.

Славяно-Македонское Научно-Литературное Другарство въ С.-Петербургѣ имѣетъ цѣлью: а| развивать между Македонской колоніей въ С.Петербургѣ національное самосознаніе; б| изучать языкъ, пѣсни, обычаи и исторію Македоніи въ этнографическомъ и географическомъ отношеніяхъ; в| примирять и объединить всѣхъ македонцевъ, безъ различія ихъ образованія и направленія во имя ихъ одинаковаго происхожденія и единства ихъ родины; и г| популяризовать все вышесказанное между македонцами въ Македоніи и заграницей |иностранство|.

Чл. II.

Соотвѣтственно указанной цѣли дѣятельность Другарства будетъ выражаться: а|въ устройствѣ собраній и бесѣдъ; б| въ чтеніи рефератовъ, разсказовъ, стихотвореній, и пр.: в| въ собраніи народныхъ произведеній |умотвореніяхъ| и историческихъ памятниковъ для Македоніи; г| въ поддержаніи духовно своихъ соотечественниковъ, въ особенности при первомъ ихъ пріѣздѣ въ Россію, и д| въ поддержаніи и развитіи взаимообщенія съ другими Славянскими Обществами и Кружками, равно какъ и съ отдѣльными славянскими дѣятелями.

Чл. 3.

Въ члены Другарства принимаются македонцы македонки |македонки|, живущіе въ С.Петербургѣ |Славяно-Македонцы, Власи, Греки и Албанцы|

Првата страница од Уставот на МНЛД во С.-Петербург (16. XII 1903)

прво доаѓање во Русија, и д) помагање и развивање заемни односи со другите словенски друштва и кружоци, како и со одделни словенски дејци“.

Со чл. 12 од овој Устав првпат во македонската историја македонскиот јазик се воведува во службена употреба: „Разговорот во Другарството ќе се води на македонскиот јазик (на словеномакедонскиот); рефератите и протоколите ќе се пишуваат исто така на овој јазик“. Во следниот член се допушта другите Словени во МНЛД да можат „на неговите собранија да читаат свои реферати и да дискутираат по повод прочитаното само на сесловенскиот јазик – рускиот“.

Во Другарството се одржуваат редовни и добро подготвени реферати. Тука е создадена и првата книга на современиот македонски литературен јазик со посебната македонска азбука и со фонетскиот правопис (К. П. Мисирков, „За македонцките работи“, 1903). Заедно со научната разработка на македонското национално прашање од историски, етнографски, филолошки и политички поглед, тоа беше практична реализација на поставките од Програмата и Уставот на МНЛД. Во почетокот на 1904 г. претседателот Д. Чуповски го прочитал рефератот „За вековната национална самобитност на Македонските Словени“, а Ф. Николовски изложил „Какви причини ги тераат Русите и воопшто патешествениците и етнографите да ги смешуваат Македонските Словени со Србите и со Бугарите“.

Се прават значајни напори за отворање училишта на македонски јазик и се подготвуваат учебници (буквар, читанка, граматика). Истовремено се водат разговори за поддршка со Турската и со Австро-унгарската амбасада во С.-Петербург. За таа цел патуваат и специјални емисари на Другарст-

вото низ Македонија, се собираат потписи од граѓаните што бараат училишта на родниот јазик. Самиот претседател Чуповски за таа цел три месеци крстосува по Солунскиот и Битолскиот вилает (1905). Се покренува иницијатива и за обновување на Житошкиот манастир и со помошта на Руската православна црква во него да се создаде занаетчиско училиште (на македонски јазик) со интернат (1910–1911). Се создава цело движење во Битолско во полза на интенциите на Другарството.

Спогодбите помеѓу балканските монархии ја навестуваат Балканската војна. Битолската филијала на МНЛД на 15. VIII 1912 г. бара помош од Русија за спас од соседните пропаганди во Македонија, како и: „Отворање училишта на словеномакедонскиот јазик. Обновување на црковната независност (автокефалната словеномакедонска црква во г. Охрид). Слободен развиток на националната самосвест, т. е. на свеста дека Словеномакедонците се еден и неделив народ... Во името на хуманоста, човечкото достоинство и љубовта кон својата татковина македонската интелигенција еднаш за секогаш мора да ја прекине срамната продажба на својата совест и чест на бугарските, српските и грчките пазари. Широка внатрешна самоуправа на Македонија“.

Непосредно пред Првата балканска војна, за да се обезбеди државно легализирана македонска национална асоцијација (МНЛД го имаше само покровителството на С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво), беше поднесена молба (со Уставот) за регистрација на *Словеномакедонско̄т̄о национално-ӣросвет̄но друшт̄во „Св. Кирил и Мет̄одиј“* (27. VI 1912), но Градоначалството ја одби, бидејќи Русија беше фактор во подготовките на војната. По една година беше побарано да се легализира *Руско-македонско̄т̄о благот̄ворно друшт̄во „Св. Кирил и Мет̄одиј“*, но и тоа не беше регистрирано. МНЛД почна да настапува под името на Македонска колонија во Петроград и по одржувањето на *Оӣшт̄омакедонскат̄а конференција во Велес* (1912) настапува во јавноста и какоополномоштеник од македонскиот народ и развива историски вонредно значајна дејност за зачувување на целоста и извојување на слободата на македонскиот народ.

Последниот расположлив документ што го носи и потписот на МНЛД е Програмата на Македонскиот револуционерен комитет во Петроград (18. VI 1917).



УСТАВЪ

СЛАВЯНО-МАКЕДОНСКАГО НАЦIОНАЛЬНО-ПРОСВѢТИТЕЛЬНАГО ОБЩЕСТВА ИМЕНИ: "Св. КИРИЛЛЪ и МЕФОДIЙ."

Цѣль Общества.

§ 1.

§ 2.

Првата страница од предложениот Устав на Словеномакедонското национално-просветно друштво „Св. Кирил и Методија“ (1912)

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Крст̄е П. Мисирков (1874–1926). Прилоī кон ӣроучувањет̄о на развит̄окот̄ на македонскат̄а национална мисла*, Скопје, 1966, 223–447; истиот, *Димит̄рија Чуӣовски (1878–1940) и Македонско̄т̄о научно-лит̄ерат̄урно друīарст̄во во Пет̄роīрад*, I–II, Скопје, 1978; истиот, *Едновековнит̄е корени на МАНУ*. Свечен собир..., МАНУ, 2003. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКО НАУЧНО-ЛИТЕРАТУРНО ДРУГАРСТВО ВО СОФИЈА** – филијала на МНЛД во С.-Петербург, основано од К. Мисирков и Ст. Дедов во Софија (23. XI 1903). Меѓу членовите основачи се десетина интелектуалци, но и револуционерите Д. Мирасчиев и Ј. Ангелов, а се очекувало да му пристапат „и некои од лидерите на Организацијата“. Меѓутоа, само по два дена бугарската полиција ноќе ги испоапсила членовите, а самиот Мисирков (изнатепан) морал да бега во Русија.

ЛИТ.: Свещ. Юр. Ангелов, *„Що сме наӣрайле и що т̄реба да ӣрайме“ от̄ К. Мисирков на македонски език*, „Македонско знаме“, II, 61, София, 9. IX 1946, 2; Блаже Ристовски, *Крст̄е П. Мисирков (1874–1926). Прилоī кон ӣроучувањет̄о на развит̄окот̄ на македонскат̄а национална мисла*, Скопје, 1966, 298; истиот, *Димит̄рија Чуӣовски (1878–1940) и Македонско̄т̄о научно-лит̄ерат̄урно друīарст̄во во Пет̄роīрад*, I, Скопје, 1978, 259–263. Бл. Р.

**МАКЕДОНСКО НАЦИОНАЛНООСЛОБОДИТЕЛНО ДВИЖЕЊЕ ВО КАНАДА** (1972) – политичко движење со центар во Торонто, основано со цел да работи и да се бори со сите средства за национално ослободување и обединување на Македонија во самостојна македонска држава. Се застапувало за осамостојување на СР Македонија и како независна неутрална демократизирана и зацврстена да го изврши обединувањето на поделена Македонија. За непосредна задача поставило да работи врз будењето на македонскиот патриотизам кај Македонците надвор од татковината да се борат за слободна обединета Македонија.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонскат̄а ӣолит̄ичка емиīрација ӣо Вт̄орат̄а свет̄ска војна*, Скопје,1994. М. Мин.

**МАКЕДОНСКО НУМИЗМАТИЧКО ДРУШТВО.** Македонското нумизматичко друштво е основано во 1972 год. во Скопје и под тоа име фукнкционира до 1996 год. кога се пререгистрира и продолжува да работи под името Нумизматичко друштво *„Паионон“* - Скопје. Друштвото е сновано како доброволно здружение на граѓани и денес брои осумдесетина активни членови. Основни цели на друштвото се популаризацијата и унапредувањето на нумизматиката, активна соработка со постојните музејски институции на полето на нумизматиката, организирање и учество во повремени нумизматички изложби и др. П. Ј.

**„МАКЕДОНСКО ОРО“** – композиција за мешан хор . М: Т. Скаловски, Т: композиторот во духот на народната поезија. Прво изведување: Скопје, 1946 г. Др. О.

**МАКЕДОНСКО ПРОГРЕСИВНО ДВИЖЕЊЕ ВО АРГЕНТИНА** (1932–1939). Почнало со основањето на првата Македонска прогресивна група во Буенос Аирес (почеток на 1932), со цел да ги обедини македонските иселеници во Аргентина „под чистото знаме на македонскиот револуционерен идеал издигнат од Гоце Делчев за национално ослободување на Македонија и идеалот на новото македонско националноослободително движење ВМРО(Об), ослободување и обединување на Македонија во независна Македонска Република“. Македонски прогресивни групи (1935) биле основани во Комодоро Ривадавија и во Рио Негро. Во Буенос Аирес бил печатен в. „Македонски глас“, орган на Движењето.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Орīанизирање и орīанизации на македонско̄т̄о иселеништ̄во во Арīент̄ина (1906–1941)*, Зб. Иселеништвото од Македонија…, Скопје, 2004. М. Мин.

**„МАКЕДОНСКО СЪЗНАНИЕ / MAKEDONSKO SOZNANIE“** (Виена, Австрија, 15. XII 1923 – 1. XI 1926) – орган на македонската слобода и интереси, од год. II орган на Македонската федеративна организација. Излегува двонеделно, а потоа неделно, на бугарски јазик, но одделни статии и на македонски, француски и германски. Редакциски одбор: Кочо Хаџириндов, К. Терзиев и Георги


МАКЕДОНСКО СЪЗНАНИЕ

Органъ на Македонската Свобода и Интереси

„Македонско с'знание“, весник на Македонската федеративна организација во Виена (1923-1926)

Карамитрев, во соработка со Н. Јуруков, д-р Ф. Атанасов, С. Ковачев, Кл. Размов и др. Во зависност од меѓународните околности и национално-политичките промени во македонското движење, лавира и концепцијата на весникот. Тоа е главно орган на интелектуалците од Македонската федеративна организација што се бори „против орудијата на големобугарскиот империјализам од групата на Т. Александров, А. Протогеров и Ив. Михајлов“, а по создавањето на ВМРО(Об) и излегувањето на сп. „Македонско дело“ (1925), и против „агентите на Третата интернационала“. Во еден период е на позициите за обединета Македонија во рамките на Југославија, но наскоро се враќа пак на линијата за револуционерна борба и за автономија на Македонија. Посебно значење имаат бројните прилози на македонски јазик. Тоа го објаснува и Г. К. во статијата „Чера, денеска и утре“ (1924): „Федеративните идеи ќе станат плот од плотта на нашиот народ само тогаш, кога тие ќе му се изнесат на достапен јазик, затоа молам дајте ѝ гласност на статијата напишана на западномакедонското наречје“. А во статијата „Позивот на интелигенцијата“ (1926) авторот мисирковски укажува: „*Македонскиот ум не соумеа да царува во себеси, затоа тој денеска на друг му робува* и ќе му робува сè до тогаш додека тој не ги сконцентрира своите сили за создавање своја култура; инаку македонското прашање ќе биде вечно во рацете на онаа интелигенција што засекогаш се сврзала со бугарското, српското и грчкото воспитание; македонското движење нема да постои, а ќе има спор и натпревар за Македонија од страна на Грците, Србите и Бугарите“. Во весникот соработува и К. Мисирков (под псевдонимот К. Пелски).

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 138–141; Блаже Ристовски, *Историја на македонската нација*, Скопје, 1999, 539–542. Бл. Р.

**„МАКЕДОНСКО СПИСАНИЕ ЗА МЕДИЦИНА (Macedonian Journal of Medicine)“ (2001)** – продолжение на публикацијата „Годишен зборник на Медицинскиот факултет во Скопје“. Се печати двојазично (на македонски и на англиски јазик). Бр. Н.

**МАКЕДОНСКО ФАРМАЦЕВТСКО ДРУШТВО** – професионално здружение на фармацевтите во Македонија, формирано во 1947 г. како Друштво на аптекарите на НР Македонија, потоа како Фармацевтско друштво на Македонија, а од 2000 г. Македонско фармацевтско друштво. Има активна улога во професионалното и стручното живеење на фармацевтите во Македонија, организатор е на многубројни стручни собири на фармацевтите. Досегашни претседатели: А. Симов (1974–1976), Л. Толов (1976–1980), В. Трајковиќ (1980–1984), К. Доревски (1984-1986), М. Дамјановски (1986–1988), Б. Киковски (1988–1992), В. Сарафиловски (1992–1994), Т. Ристов (1994-2000) и С. Трајковиќ–Јолевска (2000–). Л. П.-Т.

**МАКЕДОНСКО-АМЕРИКАНСКИ КЛУБ** (Рочестер, Њујорк, САД, 1966 – 1969) – формиран од македонски доселеници, претежно од Битолско. Работел за зближување на Македонците дојдени пред Втората светска војна и новодојдените и за информирање за Република Македонија. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКО-АМЕРИКАНСКО ДРУШТВО** (Лос Анџелес, Калифорнија, САД, 1965 –) – дејноста на друштвото била да ги запознава Македонците што дошле пред Втората светска војна и новодојдените со новите состојби во односите помеѓу САД и РМ. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКО-КАНАДСКА АКАДЕМСКА АСОЦИЈАЦИЈА** (Торонто, Канада, 1975 –) – Асоцијација на Македонци – академски интелектуалци, со главна цел да одржува врски со научни работници од Македонија и од светот, да организира предавања од областа на македонската историја, наука и култура. Во последно време со значително намалена активност. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКО-КАНАДСКИ НАРОДЕН СОЈУЗ (МКНС)** (Торонто, Канада 1934 – 1945) – основан по поделбата на единствениот МНС во САД и Канада (1934). МКНС дејствувал за обединување на македонските независни прогресивни групи и Македонците заведени од МПО, за поддршка на Народноослободителната борба на македонскиот народ во татковината, како и на борбата на шпанскиот народ во времето на Граѓанската војна. Сл. Н.-К.

**МАКЕДОНСКО-ОДРИНСКА СОЦИЈАЛДЕМОКРАТСКА ГРУПА** (Софија, 1905 – Македонија, 1911) – група за самостојно организирање на македонските и одринските социјалисти и на македонското работништво. По Младотурската револуција се активирала поддржана од Васил Главинов. Групата си поставила цел да ја пропагира и шири социјалистичката идеја меѓу работниците во Македонија и Одринско.

ЛИТ.: *Работничкото и комунистичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.

**МАКЕДОНСКО-ОДРИНСКО БРАТСТВО** (Буенос Аирес, Аргентина, 1907–1908) – братство основано од Македонците доселеници во Буенос Аирес по Илинденското востание, активни учесници во Македонското национално ослободително движење и во Востанието, со цел да помага и да придонесува за успех на македонското ослободително дело во татковината. Член на Братството можел да биде секој што го симпатизирал македонското ослободително дело. Уставна обврска била една третина од средствата да му се испраќаат на Централниот комитет на Револуционерната организација во татковината, а на македонските политички затвореници да им се испраќа помош лично, директно во затворите. Според актите, Братството во Буенос Аирес имало улога на централно братство.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Организирање и организации на македонското иселеништво во Аргентина (1906-1941)*, Зб. Иселеништвото од Македонија од појавата до денес, етничко организирање на иселениците, Скопје, 2004. М. Мин.

**МАКЕДОНСКО-РИМСКИ ВОЈНИ** – три одбранбени војни на Македонското Кралство против Римската Република (215–205, 200–197 и 171–167 г. пр.н.е.). Во времето на кралот Филип V (221–179 г. пр.н.е.) Македонија сè уште била најсилна држава на Балканот, но веќе се чувствувала опасноста од римските освојувања. Меѓу другите мерки за заштита (го утврдувал епирското крајбрежје, му дал прибежиште и заштита на римскиот наместник на Илирија Деметриј Фарски), Филип V склучил и сојуз со Картагина (215 г. пр.н.е.). Поради зафате-


Монета на кралот Филип V (аверс/реверс)

носта во Пунските војни, во *Првата македонско-римска војна* (215– 205 г. пр.н.е.). Римјаните ја задоволиле својата експанзија само со испраќање флота на епирското крајбрежје и насочување на антимакедонската коалиција на чело со Ајтолскиот сојуз за спречување да ѝ испрати помош на Картагина. Војната завршила без суштествени промени и бил склучен мир. Воените подготовки продолжиле, а како повод за очекуваната *Втора македонско-римска војна* (200–197 г. пр.н.е.) послужило ангажирањето на Македонското Кралство во борбата против Атина. Притоа римската војска навлегла во Линкестида (Охридско и Битолско) и во други области. Како нивни сојузници, Дарданците навлегле во Пајонија, а од југоисток нападнале и Ахајците, Ајтолците и Илирите. По поразот во битката кај Киноскефала (197 г. пр.н.е.), земјата била опустошена, а римскиот конзул Фламинин три дена го славел триумфот. Според склучениот мир, Македонското Кралство ги загубило сите дотогашни територии надвор од Македонија, било задолжено да плати висока воена отштета, да ја предаде флотата и да ја ограничи војската на 5.000 луѓе. Но способниот владетел Филип V брзо го стабилизирал Кралството: во запустените предели доселил луѓе од приморските области и Тракија и секоја година со менување мобилизирал и обучувал по 4.000 нови војници и сл. Него го наследил неговиот син Персеј (179–168 г. пр.н.е.). Тој придобил и други сојузници, но бил одбиен од Ахајскиот сојуз, кој гледал поголема опасност во засилувањето на Македонија, отколку од римската експанзија. По променливиот успех во *Третата ма-*



Монета на последниот македонски крал Персеј (аверс/реверс)

*кедонско-римска војна* (171–167 г. пр.н.е.), во пресудната битка кај Пидна (168 г. пр.н.е.) римскиот конзул Аемилиј Паул извојувал победа, ја опустошил земјата со рушење на многу градови, околу 150.000 жители биле продадени во ропство, а на тридневниот триумф во Рим го одвел и последниот македонски крал Персеј и неговото семејство. Со тоа започнало долгогодишното римско владеење во Македонија.




Битката кај Пидна

ИЗВ.: Polybii, *Historiae,* vol. II (1924), vol. III (1983), vol. IV (1904), Lipsiae; Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ,* I, ИНИ, Скопје, 2000; Н. А. Машкин, *Историја на Стариот Рим*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**МАКЕДОНСКОТО НАЦИОНАЛНО МАЛЦИНСТВО ВО РЕПУБЛИКА АЛБАНИЈА** – домородно македонско христијанско и исламизирано население со локална етничка култура како составен дел од вкупната македонска етничка култура. Ова население е евидентирано во средновековните и во најстарите турски пописни дефтери. Во почетокот на XX в. етапно било вклучувано во албанската државна територија (Мала Преспа во 1919, Голо Брдо, Гора и дел од Дебарско Поле во 1923 г.). Со Албанците етнички се диференцирале здружени во етнички групи со групна ендогамија. Македонците од Албанија припаѓаат на две конфесии: православно христијанство и ислам. Македонско население со христијанска вера има во пределот Мала Преспа, во селата Бобоштица и Дреновени (Корчанско) и во Врбник (Костурска Корешча), додека во другите предели се застапени двете главни конфесии. Во крајните северни македонски етнички предели Голо Брдо, дел од Дебарско Поле и дел од Гора населението во турскиот период било изложено на процесите на исламизација. Миграцијата село–град е поизразена кај православното христијанско македонско население.

Доминанатно македонско население во Албанија има во етничките предели **Голо Брдо** – 16 села со претежно македонско население, кое во домашниот бит го зборува македонскиот мајчин јазик: Стеблево, Клење, Гиневци (Гинеец), Требиште, Врница (Врбница, Врмница), Тучепи, Големо Острени, Мало Острени, Ладомерица, Лешничар (Лешничани), Ошеново, Пасинки, Радовиш (Радоешта), Којавец, Смолница и Себишта (Себишча); **Гора** – 9 села со истите карактеристики: Борје, Шиштевец, Орешек, Оргошта, Пакиш, Црнолево, Ново Село, Запот и Кошаришта; **Мала Преспа** – 9 села: Туминец, Горна Горица, Долна Горица, Шулин, Глобочани, Пустец, Леска, Зрновско и Церје; **Корешча, Костурско** – селото Врбник (Вармник); **Корчанско** – селата Бобоштица и Дреновени и **Охридско/Струшко** – селата Лин, Тушемишта и Пискупија. Македонците од Албанија сметаат на апроксимативната бројка од 200.000 Македонци (од двете конфесии) во Албанија, од кои околу 20.000 само во градот Тирана и значаен број во другите албански градови (Драч, Кукс, Елбасан, Каваја Корча, Билишта, Подградец итн.). Државата досега нема објавено официјална бројка на Македонците во Албанија, а од пописите не можат да се добијат податоци за бројот, бидејќи не постои графа за изјаснување на



Општинската зграда во с. Пустец

националните малцинства. Само околу 5% од Македонците (Мала Преспа) уживаат територијално ограничени малцински права.

**Јазикот** е македонски со специфични црти на северозападните, западните и југозападните македонски говори, и тоа: во Гора – горански говор; во Голо Брдо – дебарски голобрдско-дримколски говор; во Корчанско – бобоштенски говор; во селото Врбник (Костурска Корешча) – врмнички говор; во Мала Преспа – западнопреспански; во селата Лин, Тушемишта и Пискупија – струшко-охридски, итн. Македонците од Албанија го зборуваат и албанскиот службен јазик. Македонските говори од Албанија покажуваат изворна архаичност што е последица на нивното одржување во домашниот бит, бидејќи образовниот процес насекаде, освен во основното образование во Мала Преспа, се одвива на албански јазик, како и комуникацијата на државно ниво, во институциите, во јавните гласила и во сите други медиуми.

Македонците во Албанија претставуваат домородно население во нивните населби во неколку етнички предели.

Следејќи ја старословенската и словенско-македонската топонимија во Албанија, може да се изврши приближна реконструкција на територијата што била маркирана со македонски (словенски) населби во раниот среден век, во времето на турскиот период и во новиот период по создавањето и развојот на албанската држава во XX в. Откако етнички различното население на овој простор поминало низ процес на етнички проникнувања, започнал процес на групирање според сродноста по јазикот и етничката култура. На тој начин, на една страна се издвоиле албанските егзогамни племиња, а на друга македонските ендогамни етнички групи (XVII–XVIII в.). Може да се констатира дека природната етничка граница меѓу македонското и албанското население била Черменика, а кон југозапад Корчанско и Девол, од каде што оваа граница ги допирала македонските предели околу двете големи езера – Охридското и Преспанското.

Во класичниот турски период се одржувал континуитет на македонските населби и покрај процесите на исламизацијата во централните и во северните предели (Дебарско Поле, Голо Брдо и Гора). Интензивна миграција на македонското население кон исток може да се констатира во времето на турскиот чифлички феудален систем. Миграцијата е поврзана со појавата на локалните полунезависни турски феудалци од албанско потекло – Бушати на север и Али-паша Јанински Тепелени на југ (XVIII–XIX в.). Особено


Али-паша Јаниниски Тепелени

неповолна за опстанокот на македонското население била претпоследната турска територијална организација (1846–1877) на четири вилаети: Јанина, Битола, Скадар и Косово што временски се совпаѓа со балканските и со албанските национални движења во втората половина на XIX в. Албанскиот продор кон македонските територии, под закрила на турската држава, предизвикал селидбени процеси на македонското население. Со неможноста за создавање сопствена македонска држава по падот на Турското Царство, кога европските држави го овозможиле создавањето на албанската држава, продолжиле миграциите на македонското население кон исток, север и југ. Освен воените состојби, причина за преселбите било и формалното вклучување на македонските етнички предели во територијата на новоформираната албанска држава: Мала Преспа (1919), Голо Брдо и Гора (1923) итн. Покрај притисокот врз Македонците во Балканските војни и во Првата и Втората светска војна (времето на Ахмет Зогу и Енвер Хоџа),


Ахмет Зогу

иселувањата не биле целосни, така што значаен број македонско население сè уште живее во Албанија. Покрај механизмите на државата за албанизација на Македонците, добар дел од нив ја задржале својата етничка култура: јазикот, усната фолклорна традиција и локалната народна носија како невербален симбол на етничкиот идентитет.

Во Албанија не се загарантирани малцинските права. Малцинските заедници се маргинализирани во сферата на економијата, во јавната администрација, во образованието, во легислативата, во политичкиот и јавниот живот, во медиумите итн. Под притисок на државата Македонците во Албанија биле и сè уште се изложени на албанизација. За олеснување на тој процес, покрај образованието на албански јазик, државата спровела акција за промена на личните имиња и презимиња во албанска форма. Овие потези биле проследени со повеќепатно горење на матичните книги. Само мал дел од Македонците (во девет села од Мала Преспа) имаат привилегија да учат на македонски јазик во основното образование, но со преведени албански учебници. Губењето на елементарните малцински и човекови права на Македонците се совпаѓа со времето на Информбирото (1948), кога тогашната ФНРЈ била екскомуницирана од страна на сталинистичкиот блок држави поради политичките несогласувања.

По завршувањето на Втората светска војна и до 1948 г. постоеле училишта на македонски јазик по одделни села во сите македонски етнички предели во Албанија, а македонско-албанската граница лесно се минувала во двете насоки, со посебни лични и семејни документи за македонското население од пограничниот појас. Од 1948 г. границата станала непробивна, македонските учители биле истерани, а повеќето училишта биле затворени. Во оние што останале да функционираат биле вработени албан-


Еден од бункерите во пограничниот појас

ски учители што се покажало како лош потег, бидејќи не биле во состојба да комуницираат со децата и со нивните родители што зборувале само на македонски јазик. Од тие причини била воведена нова практика на образување учители од редовите на локалното население, кои потоа се враќале во родните села за да ги учат децата на албански јазик преку објаснувања на македонски. Оваа практика се спроведува до денешни дни. Албанските интелектуалци од македонско потекло ја објаснуваат оваа привилегија на Мала Преспа со фактот што видни функционери на некогашната Комунистичка партија (Коци Sose, Панди Кристо и други) биле Македонци од Мала Преспа, а Коци Sose бил втор човек во државата, по Енвер Хоџа. Се смета дека нивна е заслугата што во селата од Мала Преспа по 1948 г. останал да работи тамошниот учител Никола Беровски и да ги учи децата на македонски јазик. Тоа освоено право се уважува само на територијата на Мала Преспа што претставува специфичен „малцински резерват", бидејќи со иселување од пределот во други населби во Албанија, жителите го губат правото да бидат Македонци.

По падот на режимот на Енвер Хоџа малцинските етнички групи во Албанија политички се акти-



Македонски учители со свои колеги Албанци во Корча по Втората светска војна

вираа, формираа свои партии и граѓански здруженија. Бидејќи државата не се грижи за правата на малцинствата, кои сите заедно прават приближно 1/3 од албанското општество, сите асоцијации се потпираат на сопствени финансиски извори или на дискретна финансиска помош од нивните матични држави. На сличен начин се организирани и Македонците во Албанија. Неколку политички и граѓански здруженија на Македонците: Друштвото „Преспа“ (основано во 1991), Друштвото „Братство“ (1991), Друштвото „Гора“ (1993), Друштвото „Мир“ (1993) и Друштвото „МЕД“ (Македоно-



Кимет Фетаху, претседател на Македонското друштво „Мир“ во Албанија

ско-егејско друштво) од село Врбник (2000) се обединиле со Резолуција (2001) во Заедница на Македонците во Албанија со седиште во Тирана. Била донесена одлука дотогашниот весник „Преспа“ да прерасне во периодичен весник на За-




Весникот на Македонците од Преспа

едницата и да излегува двојазично (на македонски и на албански јазик). Државното албанско радио еднаш неделно емитува програма од пет минути на македонски јазик, додека на телевизијата никогаш немало емисија на македонски. Во 2002 г. прозвуче првата приватна радиостаница на македонски јазик „Радио Преспа“ од 7:00 до 8:00 часот, како дел од програмата на Политичкото друштво „Преспа“. Во октомври 2004 г., Заедницата на Македонците во Албанија се преименува во Македонска партија за европска интеграција во Албанија,



Седница на Регионалниот комитет на Партијата на Македонците во Албанија „Македонска алијанса“

којашто е единствена легално регистрирана партија на Македонците во Албанија, која на последните локални избори го доби и единствениот градоначалник Македонец.

ЛИТ.: *Турски документи за историјата на македонскиот народ: опширен пописен дефтер*, N° 4 (1467–1468 година)/ редакција Методија Соколоски и Александар Стојановски, Скопје, 1971; *Турски документи за историјата на македонскиот народ*, 8, кн. 2. *Опширен пописен дефтер на Охридскиот санџак од 1583 година*/ превод, редакција и коментар: д-р Александар Стојановски, Скопје, 2000; В. Кънчов, *Македония. Етнография и статистика*, София, 1900; Боривоје Ж. Миливојевић, *Јужна Македонија*, Београд, 1920 (сепарат од „Насеља српских земаља“, књ. X); Јован Хаџи-Васиљевић, *Муслимани наше крви у Јужној Србији*, Београд, 1924; Д. Яранов, *Преселническо движение на българи от Македония и Албания към източните български земи през XV до XIX век*, „Македонски преглед“, VII/2-3, София, 1932, 63–118; Мил. С. Филиповић, *Дебарски Дримкол*, Скопље, 1939; истиот, *Голо Брдо*, Скопље, 1940; Бранислав Русић, *Поље Дебарско*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје“, VII/10, Скопје, 1954, 123–186; Milisav Lutovac, *Gora i Opolje*, „Srpski etnografski zbornik“, LXIX, Naselja i poreklo stanovništva, 35, SAN, Beograd, 1955; Бранислав Русић, *Жупа Дебарска*, Скопје, 1957; Галаба Паликрушева, *Исламизацијата на Торбешите и создавање на торбешката субгрупа*, Скопје, 1965 (ракопис на одбранета докторска дисертација); Крсте Битоски, *Бројот и составот на населението во Битолскиот вилает во крајот на XIX век*, „Историја“, VI/1, Скопје, 1970, 100–113; Методија Соколоски, *Преспанската нахија во текот на XVI век*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, 24/25 (1972/973), 111–125; Томо Томоски, *Преспа во Средниот век*, „Историја“, XV/2, Скопје, 1979, 49–81; Јован Трифуноски, *Албанско становништво у Социјалистичкој Републици Македонији*, Београд, 1988; Andrew Rossos, *The British Foreign Office and Macedonian National Identity*, 1918–1941, „Slavic Review“, vol. 53/2, 1994; Божидар Видоески, *Дијалектите на македонскиот јазик*, I, Скопје, 1998; Назиф Докле, *Горански народни песни*, „Патрија“, Скопје, 2000; Mehmet Hoxha, *Gora dhe Goranet – Veshtrim fizik, historik dhe etnokulturor*, Tiranë, 2002; Божидар Језерник, *Македонците: препознатливи според своето непостоење*, „ЕтноАнтропоЗум“, 2, Скопје, 2002, 30-79; Анета Светиева, *Политизација на етничкиот идентитет на Торбешите („Нашинците“)*, „ЕтноАнтропоЗум“, бр. 4, Скопје, 2004; Блаже Ристовски, *Кон проучувањето на народната поезија на Гораните,* во кн.: Македонскиот фолклор и националната свест. Истражувања и записи, II, Скопје, 1987, 312–330; „Македонски фолклор“, II, 3–4. Скопје, 1969, 137–157 и 429–493. Ан. Св.

**МАКЕДОНСКОТО НАЦИОНАЛНО МАЛЦИНСТВО ВО РЕПУБЛИКА БУГАРИЈА** – домородно македонско население со локална етничка култура, составен дел на македонската. Предците на ова население се евидентирани во средновековните извори под племенските имиња Струмјани и Смолјани. Македонското население континуирано може да се следи и во турските извори. Во почетокот на XX в. етапно било вклучувано во бугарската државна територија: Северен Пијанец во 1878, а во 1912 г. останатиот дел од Пиринскиот дел на Македонија – Горноџумајско (Благоевградско), Светиврачко (Санданско), Петричко, Разлошко и Неврокопско (Гоцеделчевско).



Карта на Пиринскиот дел на Македонија во РБ

Македонците во Бугарија припаѓаат на две конфесии: православно христијанство и ислам. Најбројно е македонското население со православна вера. Македонското население со исламска вера, т.н. Помаци, се сконцентрирани главно на потегот кон западни-

од родопски гребен, во пограничното подрачје на РГ кон Тракија, како и во другите етнички предели на Пиринско (Горноџумајско, Неврокопско и Разлошко). Освен во селските населби, Македонците од двете конфесии живеат во сите градови во Пиринскиот дел на Македонија. Точниот број на Македонците во Бугарија не е познат, бидејќи државата по 1948 г. не овозможува слободно изјаснување за националната припадност во пописните листи. Во првите повоени пописи (1946 и 1956) повеќе од 70% од населението во Пиринско се изјасниле како Македонци. Македонците од двете конфесии не уживаат малцински права во РБ.

Пиринскиот дел на Македонија го опфаќа најголемиот дел од македонската Струмско-местанска етнографска целина. Само еден мал дел (Струмичко и Радовишко) се наоѓаат во државните граници на РМ. Крајниот дел од оваа етнографска целина географски е дефиниран со делтата на р. Места и пределите на тој простор, а завршува до крајниот југоисточен дел на Егејскиот дел на Македонија (РГ). Границата меѓу РБ и РГр (1913) неприродно ја сече оваа македонска етнографска целина, особено етничкиот предел Мрвашко. Територијата на која живеат пиринските Македонци може да се определи почнувајќи од линијата на источната граница што започнува на јужниот дел од планината Доспат, води на север и се движи по западниот родопски гребен и по планинските врвови и излегува на изворот на Места, на Рила Планина. На таа точка започнува северната граница што се движи во западна насока преку високите планински врвови и преку врвовите на југозападна Рила, па се спушта северно од Благоевград, во долината на р. Струма. Ја сече


Благоевград

реката и се качува во планинскиот предел Пијанец. Тука започнува западната граница и води кон југ по планинската вододелница што го дели сливот на р. Брегалница на запад од притоките на р. Струма на исток. Источно од Пехчево, западната граница ги следи врвовите на Малешевската Планина. Кај последниот врв (Кадиица) го сече извориштето на Лебница – десна притока на р. Струма и продолжува преку Огражден. Од тука се спушта во долината на р. Струмештица, па се качува на планината Беласица и излегува на нејзиниот гребен. На таа точка, што е тромеѓе меѓу Пиринскиот, Егејскиот и Вардарскиот дел на Македонија, започнува јужната граница и води по планинските врвови, па се спушта кон гратчето Петрич во долината на Струма, ја сече реката кај Рупелска Клисура, оди по подножјето на Рупелска Планина и се качува на Гоцева Планина. Од тука и од јужните разграноци на Пирин границата се спушта во долината на р. Места, југоисточно од гратчето Неврокоп (денешен Гоце Делчев), ја сече реката и се искачува на јужниот дел од планината Доспат. Пиринскиот дел на Македонија зафаќа околу 6.798 km² или околу 10.18% од македонската етничка територија.

За бројноста на македонското малцинство не постојат точни податоци, бидејќи државата Бугарија го третира како „непостојно“. Тој државен став може да се следи по настаните поврзани со Информбирото (1948), кога е прекината минималната културна автономија на Пиринскиот дел на Македонија. Во 1946 и 1956 г. биле спроведени релативно слободни пописи, на кои над 70% од населението се изјасниле како Македонци. Притисокот што се вршел за принудување на Македонците да се изјаснуваат како Бугари дал резултати во наредните години, но не ја исклучил појавата на Македонците во службените пописи. Покрај заплашувањата, во пописот од 1992 г. се појавило македонско малцинство од 10.800 жители, кое Бугарија одбила да го признае. За разлика од турското и ромското малцинство, македонското малцинство нема своја графа во пописните листи, туку е сместено во графата „други“ заедно со ерменското, татарското, гагаузкото и другите мали малцинства. За да се добие барем приближна бројка на македонското малцинство во Бугарија, кон бројот на оние што се изјаснуваат како Македонци, треба да се додаде еден пристоен дел од бројот 147.707 души, колку што изнесува 2% „други“ од 7.385,367 вкупна полулација (2006). Ако се смета со апроксимативна бројка од 100.000 од тн. „други“, бројката на македонското малцинство во РБ може да изнесува некаде околу 150.000 до 250.000.



Плакат за изведбата на драмата „Печалбари“ од Обласниот македонски народен театар во Горна Џумаја (1947/48)

Говорниот јазик е македонскиот – југоисточно наречје (разлошки, петрички и сереско-лагадински: мрвашки, чечки говор). Во службена употреба по 1912 г. е стандардизираниот бугарски јазик. По религијата населението е од православното христијанство (протестантизмот се појавува од втората половина на XIX в.) и исламско.

Континуитетот на Струмско-местанската етнографска целина може да се следи од раното средновековје, кога постоела една област позната по името Струма или Струмска жупа. Струмската и Местанската област со текот на времето почнале да се разликуваат по одделни етнички карактеристики што се должи на појави поврзани со историските процеси. Речиси до крајот на турскиот период, на овој простор на етничка Македонија постоеле два санџака: Серски и Драмски во состав на Солунскиот вилает. Модусот на административна непроменливост во период од речиси пет века позитивно влијаел врз зачувувањето на македонскиот етнички карактер на просторот и одржувањето на континуитетот со античката и старословенската културна матрица од времето на средновековните предци на Македонците на овој простор – Струмјаните околу р. Струма и Смолјаните по р. Места, кои во симбиоза со старобалканското население на Македонија создале свој етнички идентитет во доменот на материјалната, социјалната и духовната култура.

Етничкото сплотување на македонското малцинство од Пиринско се градело врз основа на сопствената етничка култура, како и преку здружувањето против заед-


Јане Сандански со борци од својата чета

ничкиот непријател (турската или друга туѓа власт, грчката црква, итн.) што се потврдува со иницијативи и масовни учества во ајдутски и востанички акции, сè до Илинденското востание и настаните што следеле потоа, вклучувајќи ги и последните поврзани со партизанското движење во Втората светска војна.

Со оглед на карактерот на турскиот државен милетски систем што опстојувал пет века, Македонците не ги чувствувале како свои директни непријатели другите припадници на „христијанскиот милет“.

Недоразбирањата со Бугарите се појавиле во XIX в. под влијание на идеите од Европа за реализација на концептот држава-нација, кои ги прифатила бугарската средна класа и развила стратегија за виртуелна обнова на територијата на средновековните бугарски царства. Преку агресивна пропаганда почнале да работат на привлекување на македонското и другото небугарско население во создавањето на т.н. бугарска културна сфера. Акцијата за бугарска духовна превласт започнала со стандардизацијата на бугарскиот јазик. Американските протестантски мисионери, кои работеле за бугарските интереси главно на просторот на Источна/Југоисточна Македонија, по 1835 г. го создале првото стандардизирано бугарско писмо и притоа за основа на „бугарскиот“ јазик го одбрале дијалектот од Источна Македонија. Со создавањето на оваа привремена нова слика за минатото биле релативизирани културните разлики помеѓу Бугарите и Македонците. Но во 40-тите години на XIX в. источнобугарските дејци успеваат да го отфрлат македонско-бугарскиот писмен јазик и правописот на Неофит Рилски (од Банско) и со новиот превод на Библијата, врз основа на источнобугарското наречје го стандардизираат современиот бугарски литературен јазик. По објавувањето на ферманот за создавање на Бугарската егзархија (1870) бил отворен патот кон ширење на бугарското име и бугарската идеја, сè до фактичко припојување македонски територии. Како резултат на воените акции во Руско-турската војна (1877/78), во создадено Кнежество Бугарија бил вклучен дел од пределот Пијанец, т.н. Северен Пијанец и делови од соседните осоговски предели на таа линија. По Балканските војни (1912/13) била припоена и целата територија на Пиринскиот дел на Македонија заедно со Струмичката Котлина и територијата меѓу реките Места и Марица. По Версајскиот мировен договор (1919) Бугарија го задржала овој дел на Македонија, освен Струмичко.

Како резултат на меѓудржавните договори на Бугарија, Грција и Турција за размена на населението (Неј, 1919 и Лозана, 1923) започнал егзодусот на македонско-


Потпишувањето на Нејскиот договор (1919)

то население од Егејскиот дел на Македонија кон Пиринско, настанала миграција на помачкото пиринско население кон Турција и преселби на припадниците на грчката патријаршиска црква во Грција. Според груба пресметка, околу 40% од населението во Пиринско се преселени Македонци од Егејскиот дел на Македонија. Кон бројот на старите „бежанци“ од Егејско треба да се додаде и бројот на новите бегалци дојдени по Втората светска војна. Покрај позитивното засилување на македонскиот етнички елемент во Пиринско, овие поместувања на населението предизвикале промени на локалната етничка култура и го нарушиле претходниот систем на дијалектите и говорите на македонскиот јазик.

Во РБ не се загарантирани малцинските слободи и права на македонското малцинство, кое е маргинализирано во сферата на економијата, во јавната администрација, во образованието, во легислативата, во политичкиот и јавниот живот, во медиумите итн. Државата ги негира правата на македонското малцинство на сло-


ПИРИНСКО ДЕЛО
ЗАЩО ЩЕ ГЛАСУВАМЕ
ЗА НАРОДНА РЕПУБЛИКА
Македонския народ желае своето цялостно обединение

Централниот орган на Областа в. „Пиринско дело“

бодно здружување во граѓански и политички здруженија. На разни начини и со различни средства ги спречува нивните културни собири и пригодни чествувања на празнични денови и по повод настани од нивната културна историја. Грубо ја присвојува македонската етничка култура и фолклорот и секогаш ги прикажува како бугарски. Печати огромен број публикации за промоција на државната политика на негација на македонското малцинство. Интернетот е уште една алатка што се користи во пресметката со Македонците. Под притисок на државата Македонците биле и сè уште се изложени на бугаризација. Меѓу поголемите малцинства, единствено македонското малцинство нема своја графа во пописните листи.

По падот на режимот на Тодор Живков малцинските етнички групи во Бугарија политички се активирале и почнувајќи од 1989/90/91 г. формирале свои партии и граѓански здруженија. За отпорот на Бугарија кон овие појави зборуваат редица извештаи и на Интернет. Формални чекори кон подобрување на малцинските права биле преземени во периодот на приближувањето на РБ кон ЕУ (1998–2006), но и тогаш македонското малцинство од двете конфесии било постојано со статус на „непостојно“, а оние што се декларирале како Македонци биле и сè уште се прогласувани за предавници, сепаратисти и непријатели на државата. Македонските политички и граѓански асоцијации, основани во периодот 1990–2004, по


Македонски писатели во посета на Пиринскиот дел на Македонија (1948)

правило имаат свои бугарски „двојници“ со слични имиња, создадени од специјалните институции на државата со цел да се предизвика замаглување и да се поттикнат интерни конфликти. Со овој вид мимикрија се водел народот низ лавиринт и се спречувал да го препознае своето вистинско здружение меѓу „ОМО Илинден“ од Сандански, „ОМО Илинден



Претставници на ОМО „Илинден“ пред споменикот на Јане Сандански кај Роженскиот манастир

Пирин“ од селото Мосомиште (Благоевградско), „ОМО Пирин“ од Сандански и „ВМРО-СМД“. Во посткомунистичкиот период се огласи и македонското помачко малцинство со организацијата „Сонце – Здружение на Македонците со исламска вероисповед“, кое, меѓутоа, не успеа да се регистрира. Како вистински претставник на македонското малцинство во Бугарија се декларира „ОМО Илинден–Пирин“ (Обединета македонска организација „Илинден“ – Пирин) – Партија за економски развој и интеграција на населението во РБ. Партијата се повикува на континуитет со ТМОРО и ВМОРО од Пиринско од класичниот период на формирањето до смртта на Јане Сандански (1915). Оваа партија сè уште не е регистрирана од страна на бугарската судска власт. Единствен печатен медиум на македонското малцинство во Бугарија е в. „Народна Волја“ (Благоевград) што се печа-



НАРОДНА ВОЛЈА

ДЕЈ ГИДИ МЕРАЦИ, СТАРИ МЕРАЦИ - САНСТЕФАНСКИ

Весникот на Македонците во Пиринскиот дел на Македонија „Народна волја“

ти на бугарски и на македонски јазик. Од 2001 г. неколку пати бил конфискуван, но издавачите и пријателите на весникот ја продолжуваат својата работа како дел од борбата за малцински пра-



Иван Сингартиски, лидер на ОМО „Илинден – Пирин“

ва и културен идентитет на Македонците. Весникот има свој бугарски „двојник“ во в. „Македония–България“. Во другите бугарски јавни медиуми (радио, телевизија, итн.) не постои простор за културните потреби на македонското малцинство.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Carnegi Report of the International Commission to Inquire into the Causes and Conduct of the Balkan Wars*, Washington, D.C., 1914; Македонија како природна и економска целина, ИНИ, Скопје, 1978; Јован Ф. Трифуноски, *Пиринскиот дел на Македонија*, Скопје, 1967; Благовест Нягулов – Емил Миланов, *Българските общности зад граница*, http://balder.prohosting.com/asen/obst_bg.htm; *ОМО Илинден–Пирин – Партија за економски развој и интеграција на населението во Република Бугарија*, http://www.omoilindenpirin.org/ (март 2007); The Macedonian Minority in Bulgaria – Report by the MHRMC & Raibow – Organization of the Macedonian Minority in Greece, Warsaw, october 5-15, 2005, http://www.mhrmi.org/reports/04/osce_bulgaria.html (март 2007); Марк Мазовер, *Балканот*, Скопје, 2003; Анастасија Каракасиду, *Полиња жито – ридишта крв*, Скопје, 2002; Gregory Mihaelidis, *Salvation Abroad: Macedonian Migration to North America and the Making of Modern Macedonia*, 1870-1970, 2005 (ракопис на одбранета докторска дисертација на Универзитетот во Мериленд, САД), https://drum.umd.edu/dspace/bitstream/1903/2407/1/umi-umd-2270.pdf. Ан. Св.

**МАКЕДОНСКОТО НАЦИОНАЛНО МАЛЦИНСТВО ВО РЕПУБЛИКА ГРЦИЈА** – домородно македонско население со локална етничка култура, составен дел од македонската етничка култура. Предците на ова население во провинцијата Македонија и во нејзиното соседство се евидентирани во раното средновековје под имињата Драгувити, Сагудати, Ринхини, Велегизити, Војунити и др. Македонското население на овој простор континуирано може да се следи и во турското средновековје. По војните во почетокот на XX в. (1912/13 и 1923) во грчката државна територија била вклучена околу 51% од вкупната македонска етничка територија. Прогонот на Македонците од нивните вековни огништа траел 38 години (1912–1950) и се реализирал во шест насоки: во балканските земји, во СССР и во земјите од Источниот блок, во Европа и во прекуокеанските земји. Во согласност со идејата за создавање нација-држава, Грција развила методологија и практика за грцизирање на сите граѓани преку системот на казни и елиминација на „непослушните“.

Македонците во Грција припаѓаат на две конфесии: православно христијанство и ислам (протестантизмот и унијатството се појавуваат при крајот на XIX в.). Македонското население со исламска вера, т.н. Помаци, се сконцентрирани главно во пограничното подрачје на РГр. кон Тракија.

Македонците не уживаат малцински права во РГр. Нивната политичка партија „Виножито“ води успешна внатрешна и надворешна политика во борбата против грчкиот екстремен национализам.

Егејскиот дел на Македонија зафаќа приближно половина од вкупната македонска етничка територија – 34.153 km². Границите на територијата на Егејскиот дел на Македонија до 1913 г. во голем дел биле истовремено и етнографски граници. Северната граница (1912) со РБ (Пиринскиот дел на Македонија) и РМ ја сече етничка Македонија на половина во неправилна хоризонтална насока. Источната граница е со Тракија и по таа линија го опфаќа македонскиот предел Чеч, клисурата и сливот на р. Места во Егејското Море. Западната граница води по планинските сртови Мокра Гора, Морава, Грамос и Пинд и формира вододелница меѓу р. Бистрица на




Карта на Егејскиот дел на Македонија во РГр, во границите по Букурешкиот договор

исток и реките што течат на запад (Девол, Осем). На Пинд почнува јужната граница и води преку планините Камбуница и Олимп, па се спушта јужно на р. Бистрица и води кон Егејското Море. Од тука кон исток води по морскиот брег, ги опфаќа Халкидичкиот Полуостров и островот Тасос и завршува кај утоката на р. Места.

За бројноста на македонското малцинство не постојат точни податоци, бидејќи државата Грција го третира како „непостојно". Тој државен став официјално може да се следи од 1912/13 г. до денеска, иако во 1920 г. Грција потпишала Договор со Друштвото на народите со кој се обврзала дека ќе им овозможи достојни граѓански права и слободи на малцинствата. Според апроксимативни пресметки на „Виножито" – Партија на Македонците во Грција, околу 200.000 селско население го зборува или го разбира македонскиот јазик.

Македонскиот говорен јазик го претставуваат: југозападната група говори – корчанскиот, костурскиот, несрамскиот и костенарскиот; јужната група говори – солунскиот и воденскиот и југоисточната група – лагадинскиот и серскиот. По 1912 г. стандардизираниот грчки јазик е во службена употреба.

Предците на современите Македонци се адаптирале во провинцијата Македонија и во нејзиното соседство и се евидентирани во средновековните ромејски/византиски извори под племенските имиња Драгувити (западно/југозападно од Солун), Берзити (северно од Солун), Сагудати (околу р. Бистрица), Ринхини (на Халкидики), Велегизити (во Тесалија), Војунити (во Епир) и др. Од VII до XV в. целосно или делумно биле во составот на средновековните балкански држави (Ромејска Империја, Бугарија, Србија), вклучително и во Самуиловото Царство.

Во почетокот на турскиот период биле во состав на Румелискиот вилает, а потоа до крајот на турскиот период во состав на Солунскиот вилает. Модусот на административна непроменливост повеќе од четири века под турска власт позитивно влијаел врз зачувувањето на македонскиот етнички карактер на просторот и одржувањето на континуитетот со античката и старословенската културна матрица од времето на средновековните предци на Македонците на овој простор. Во симбиоза со старобалканското население на Македонија создале свој препознатлив етнички идентитет во доменот на материјалната, социјалната и духовната култура. Етничкото сплотување на Македонците од Егејскиот дел на Македонија се градело врз основа на сопствената етничка култура, како и преку здружувањето против заедничкиот непријател (турска, грчка или друга туѓа власт, грчката црква, итн.), коешто се потврдува со иницијативи и масовни учества во ајдутски и востанички акции, сè до Илинденското востание и настаните што следеле потоа, вклучувајќи ги и последните поврзани со партизанското движење во Втората светска војна.

Нарушување на меѓуетничките односи се појавило по укинувањето на Охридската архиепископија и вклучувањето на македонското население во грчката црква, со служба на грчки црковен јазик (1767). Почетоците на прогонот на Македонците од овој дел на Македонија датираат од крајот на XIX в., а се интензивирал веднаш по Илинденското востание. Заговорниците на европските идеи за создавање држава-нација развиле стратегија за обнова на класичната античка и на елинистичката историја. Наспроти митот за античката „грчка Македонија" стоела реалноста за освојување на природното богатство на Македонија (плодни почви, реки, езера, планини, шуми итн.). За таа цел се организираат андартски оружени акции против Македонците уште во 1904–1906 г. со помош на платеници од Крит и од други места.


Грчка андартска чета (1904–1906)

Овој темен период на грчката историја официјално е означен како почеток на т.н. „македонска борба". Антимакедонската борба за територии се изведувала под изговор дека треба да се казнат Македонците затоа што станале неверници, ја напуштиле грчката црква и се приклучиле кон Бугарската егзархија (1870).

По воените ужаси (1912/13 и 1923), Грција со европска поддршка успеала да добие околу 51% од територијата на етничка Македонија. За да ја осигура новата територија, започнала етничко чистење на мнозинското македонско население. Како резултат на меѓудржавните договори на Грција, Бугарија и Турција за „размена на населението" (Неј, 1919 и Лозана, 1923) започнал егзодусот на македонското население од овој дел на Македонија кон Бугарија, кон другите соседни земји и кон Европа, САД и Австралија. Започнала и миграцијата на помачкото македонско население кон Турција и вселувањето припадници на грчката патријаршиска црква (Гагаузи од Бугарија, православни од Мала Азија, од Источна и Западна Тракија).


Бегалци од Егејскиот дел на Македонија

Етничкото чистење на Македонците продолжило и по Втората светска војна (1946–1949). За да се обезбеди дека нема да се вратат во родните места, Грција им ги одземала државјанствата на бегалците. Еден број од бегалците денеска живеат во РМ. Кон оние што останале во родните места започнала засилена асимилација со недозволени средства. Во современата грчка држава упорно се негува новосоздадениот мит дека сите граѓани на Грција се предци на античките Грци. Покрај забраните за користење други јазици, проследени со груби казни и други слични наредби, една од повпечатливите постапки била преименувањето на 1646 македонски топоними и нивна замена со „антички", за кои веднаш била произведувана и „славна античка историја".

Во РГр. не се гарантирани малцинските права, освен делумно на турското малцинство (како муслиманско). Македонското малцинство е маргинализирано во сферата на економијата, во јавната администрација, во образованието, во легислативата, во политичкиот и јавниот живот, во медиумите итн. Наведените права Македонецот може да ги добие ако го присвои грчкиот етнички идентитет. Програмски се присвојува македонската етничка култура и фолклорот на егејските Македонци и се прикажуваат како грчки. Се печатат огромен број публикации за промоција на државната политика за негација на македонското малцинство, посебно во однос на етнонимот Македонци. Од државната политика на негација

на македонското малцинство излегуваат поединци грчки интелектуалци и други прогресивни граѓани, кои не се согласуваат со ретроградните државни ставови и ја поддржуваат акцијата на политичките и на другите граѓански здруженија на македонското малцинство за афирмација на нивниот етнички и културен идентитет.

Малцинските етнички групи во Грција почнуваат да покажуваат знаци на живот во последниве десетина години. Меѓу првите и најхрабрите спаѓаат Македонците. Покрај прогоните и заплашувањата, во Грција успевала да опстојува македонската етничка свест за сопствената култура.

Меѓу првите пројави на борбата за признавање на македонскиот идентитет спаѓа отпорот на архимандритот Никодим Царкњас од С'ботско, Мегленско. Неговото противење на асимилацијата го искажува јавно и преку в. „Моглена" (Меглен) што заедно со неколку истомисленици го печатеше на грчки јазик. Тој се бори за културните права на Македонците и за црковна служба на македонски јазик во оние места каде што постои македонско малцинство. Многу пати бил на удар на црковната и судската власт како „автономист", односно сепаратист. Кога група помлади македонски ентузијасти од Лерин ја основале организацијата „Движење за балкански просперитет" (1990), архимандритот Никодим Царкњас бил член на Централниот


Архимандрит Никодим Царкњас

совет. Потоа ја напуштил организацијата, но не и борбата за правата на Македонците.

Од првата организација се формира еден политички разгранок со име „Виножито" (1994) што денеска претставува најуспешен репрезент на политичката борба на Македонците од Егејскиот дел на Македонија за малцински и граѓански права и за слободно изразување на сопствениот етнички идентитет, јазик, култура и фолклор. Во „Виножито" членуваат и личности од друго етничко потекло (грчко, мешано). Лидерите и членовите на оваа легална партија во Грција својата дејност ја засноваат на принципите на ЕУ и европските стандарди за малцинските и граѓанските права. Првиот орган на разгранокот „Виножито" бил „Моглена" што бил преименуван трипати („Зора" – „Нова Зора" – „Инфо Зора"). Во 2000 г. било покренато списанието „Лоза". Партијата е иницијатор на богата издавачка дејност и на тој начин настојува да ја пробие „грчката тишина" во однос на Македонците. Во јавните медиуми (радио, телевизија) сè уште не постои простор за културните потреби на македонското и на другите малцинства.


Од Вториот конгрес на политичката партија на македонците „Виножито" во Соровичево

ИЗВ и ЛИТ.: *Carnegi Report of the International Commission to Inquire into the Causes and Conduct of the Balkan Wars*, Washington, D.C., 1914; Vladimir A. Tsanoff, *Raport and Letters of American Missionaries: Referring to the distribution of nationalities in the former provinces of European Turkey*, *1858-1918*, Sofia, 1919; *Македонија како йриродна и економска целина*, ИНИ, Скопје, 1978; Јован Ф. Трифуноски, *Јеѓејска Македонија*, Београд, 1946; Марк Мазовер, *Балканой*, Скопје, 2003; Стојан Киселиновски, *Еѓејскиой дел на Македонија (1913–1989)*, Скопје, 1990; Анастасија Каракасиду, *Полиња жийо – ридишйа крв*, Скопје, 2002; Gregory Mihaelidis, *Salvation Abroad: Macedonian Migration to North Amerika and the Making of Modern Macedonia 1870-1970*, 2005 (ракопис на одбранета докторска дисертација на Универзитетот во Мериленд, САД), https://drum.umd.edu/dspace/bitstream/1903/2407/1/umi-umd-2270.pdf; GREECE http://www.state.gov/g/drl/rls/hrrpt/2003/27840.htm; Димитрис Литоксоу, *Грчка анйимакедонска борба*, 1, *Од Илинден до Заѓоричани 1903–1905*, Скопје, 2004; *RAINBOW – VINOZHITO the Political Party of Macedonian Minority of Greece* http://www.florina.org/. Ан. Св.

**МАКЕДОНСКОТО РАКОПИСНО НАСЛЕДСТВО** – најстарите ракописни споменици од Мак. зачувани до денес датираат од крајот на X и XI в. Според писмото, тие се делат на глаголички и кирилски. Од глаг. поважни се: Зографското ев. од крајот на X в.; Асемановото ев., Синај. псалтир; Мак. глаг. листови – сите од XI в. и др. Најстари кир. ркп. се: Мак. лист и фрагмент од Посен триод (XI в.). Од XII в. наваму почнуваат да се разликуваат јазични карактеристики од подрачјето каде што се пишуваат и да се формираат редакции. Доаѓа до диференцирање на мак., буг., срп., рус. и др. редакции. Поважните ракописни споменици од XII и почетокот на XIII в. се: Битолски триод, Добромирово ев., Охридски апостол, Слепченски апостол, Струмички октоих, Мак. изборно ев. на поп Јован и др. Во XIII в. во Мак. доаѓа до процвет на книжевноста. Тогаш се диференцираат три правописни школи: охридска, кратовска и мешана. Позначајни ракописи од тој период се: Мак. посен и цветен триод, Добрејшово четвороев., Болоњски псалтир и др. При крајот на XIII и во почетокот на XIV в. во Мак. се пишуваат ркп. со српска рашка ред. Тоа се должи на навлегувањето на срп. држава во Мак. и преземањето на управата над многу мак. манастири од срп. монаштво и тие стануваат центри на срп. препишувачка книжевна активност. Тој период, иако кратко траел, оставил длабоки траги во мак. ркп. наслед. сè до мак. преродба во XIX в. кога доаѓа до израз мак. народен јазик. Позначајни ркп. од мак. ред. од XIV в. се: Крат. четвороев., Мак. ев. на Норов, Велешки зборн. и др., а со срп. ред.: Изборно ев. лесновско, Тетраев. Богданово и др. Од XV в. попознати се следните ркп.: Прилепски аскетско-поучителен зборн., Крушев. осмогл., Зборн. на Влад. Граматик. Од XVI в. поважни рак. се: Крнински дам., Слепченски пом., Тиквешки зборн., ркп. на поп Јован од Кратово, зборн. на Висарион Дебарски и др. Од XVII – XVIII в. се: Апокриф. зборн. на Аџи Баба, Трескавечкиот кодик, Мак. зборн. и др. Денес само мал дел од околу 460 рак. се чуваат во разни ркп. збирки во Мак.: НУБ „Св. Кл. Охр." 256; Арх. на Мак. 47; Филоз. фак. 32; Мак. арх. 22, Нар. муз. во Охрид 17 и во други помали збирки во институции и приватни лица 87.


Фрагмент од „Посниот триод" (XI в.)

ЛИТ.: В. Мошин, *Словенски ракойиси во Македонија*, кн. 1, Ск., 1971; М. Георгиевски, *Македонско книжевно наследсйво XI-XVIII век*, Ск., 1979; *Словенски ракойиси во Македонија,* кн. 3 и 4, Ск., 1988; кн. 5 и 6, Ск., 1993; кн.7 и 8, Ск., 2000. М. Г.

**МАКЕДОНЦИ** – словенски народ во етничка, културна и национална смисла што живее во РМ,

на територијата на етничка Македонија и во дијаспората. Самоименувањето на нацијата *Македонци* значи користење на правото да се искаже чувството на културно-антрополошка посебност во однос на соседните и сите други народи. Современата македонска држава е конституирана како ДФМ/НРМ/СРМ во рамките на Југославија (од 1944). Освен Македонците во РМ и во соседните земји, уште ок. 700.000 лица се изјасниле како етнички Македонци во дијаспората (2004). Тие имаат свои етнички чувства, политички, граѓански и верски асоцијации и постојано го афирмираат македонскиот етнички идентитет.

До Балканските војни Македонците живееле на територијата на историската етнокултурна Македонија што изнесувала 6.798 km². Денеска Македонците живеат во РМ (на ок. 38% од етничката територија на Македонија – 25.774 km²), во Егејскиот дел на Македонија во РГр, во Пиринскиот дел на Македонија во РБ, во РА – во етничките предели Мала Преспа, Голо Брдо и Гора, и во РС и на Косово, во дел од етничкиот предел Гора и во дел од етничкиот предел Пчиња.

Границите на територијата на етничка Македонија до 1913 г. биле истовремено и етнографски граници. Континуитетот на македонските етнички граници може да се констатира и од раните средновековни извори, кога наместо името *Македонија*, македонските предели се именувани како „Склавинија“ – земја на Словените (Теофан). Актуелната северна граница на Грција со РБ (Пиринскиот дел на Македонија) и РМ е повлечена во 1913 г. и неправилно хоризонтално ја сече етничката Македонија на половина. Сече делови од струмско-местанските, брсјачките, богданските, вардарските, костурските и други македонски етнички предели на штета на македонскиот народ.

Етничките граници на Македонија можат да се следат почнувајќи од источната граница со Тракија и утоката на р. Места, од каде што се искачува до западните делови на Родопите и се движи кон север покрај планината Рила, ја сече р. Струма над Благоевград (Горна Џумаја) и оди по вододелницата на Осоговските Планини и другите пониски планини што се наоѓаат на западната страна до ниската вододелница меѓу реките Вардар и Морава кај Прешево. Границата натаму се движи по вододелниците на Скопска Црна Гора, ја сече р. Лепенец кај Качаник и се качува по вододелницата на Шар Планина. Од тука западната граница води преку планините Кораб до реката Црн Дрим и по вододелницата меѓу Охридското и Преспанското Езеро, на една страна, и Корчанската Котлина, на друга страна. Потоа границата врви по планините Грамос и Пинд. Тука започнува јужната граница и се движи по јужната вододелница на р. Бистрица и во насока кон исток стигнува до Солунскиот Залив, го опфаќа и Халкидичкиот Полуостров, островот Тасос и завршува кај утоката на р. Места.

Според податоците од последниот попис во РМ (2002), од вкупниот број 2,022.547, како етнички Македонци се изјасниле 1.297.981 или 64,18%. Бројот на Македонците во соседните земји (РГр, РБ и РА) не е познат, бидејќи во пописните листи не постои можност за изјаснување на македонското малцинство. Според апроксимативни пресметки на Партијата на Македонците во Грција „Виножито“, околу 200.000 селско население го зборува или го разбира македонскиот јазик. Најголема концентрација на македонското малцинство има во Леринско, Воденско и Костурско. Спротивно на тоа, во пописот во Грција (2001) се спомнуваат само 962 имигранти од „ПЈРМ“.

Најголема концентрација на македонското малцинство во РБ има во Пиринскиот дел на Македонија што се покажува со пописите од 1946 и 1956 г. (над 70%), како и во пописот од 1992, кога 10.800 луѓе се изјасниле како етнички Македонци – и покрај сите притисоци од државата за нивна негација. Спротивно на тоа, во пописот во РБ (2001) фигурираат 5.071 Македонци, помалку дури и од пописот во Австрија (2001) – 5.145. Видливо е дека РГр и РБ не ги применуваат европските стандарди за малцински права и за слободно изјаснување на државните пописи.

Според последниот попис во РА (1989), наведени се само 4.697 етнички Македонци, а се однесуваат само за пределот Мала Преспа, каде што Македонците уживаат територијално ограничени редуцирани малцински права. Според пресметки на македонските партии и граѓански здруженија од Албанија, тие 4.697 изнесуваат само 5% од апроксимативната бројка од ок. 200.000 етнички Македонци во Албанија, кои немале можност да се изјаснат поради непостоење посебна графа во пописите. Најголема концентрација на Македонци во Албанија има во етничките предели Мала Преспа, Голо Брдо и Гора, како и во градовите Тирана, Кукс, Корча, Подградец.

Во државниот попис во РС (2002) постојат посебни графи за Македонците, како и за Гораните што се всушност исто така исламизирани етнички Македонци. Според пописните податоци, како Македонци се изјасниле 25.847 лица (0,35%) и 4.581 како Горани (0,06%), вкупно 30.428 Македонци во Србија, коешто не одговара на фактичката состојба.

Другите податоци за бројноста на Македонците во државите од поранешна СФРЈ се: РХ (2001) – 4.270; РБиХ (2005) – 2.278; РСл (2002) – 3.972. Пописите во европските земји не можат да се користат во оваа смисла, бидејќи се применува главно методологијата на „земја на потеклото“. Интензивната миграција на Македонците (поради економски и политички причини) придонела за создавање многубројни македонски колонии во светот, особено во прекуокеанските земји. Според пописот на САД (2002), по средна проценка има 42.975 етнички Македонци или по горна процена – 51.955; според пописот во Канада (2001) – 31.265 и според пописот на Австралија (2001) – 81.899. Македонските државни институции не располагаат со точни бројки за етничките Македонци во дијаспората. Се оперира со приближна бројка од ок. 700.000 – според податоци од МИА (2003).

Предците на Македонците во провинцијата Македонија и во нејзиното соседство се евидентирани во раните средновековни извори под племенските имиња Струмјани (по р. Струма), Смолјани (по р. Места), Драгувити (западно/југозападно од Солун), Берзити (северно од Солун), Сагудати (околу р. Бистрица), Ринхини (на Халкидик), Велегизити во Тесалија, Војунити во Епир и др. Македонското население на овој простор континуирано може да се следи во средновековниот период во рамките на средновековните балкански држави (Источно Римско Царство, Прво и Второ Бугарско Царство, Самуилово Царство, Српско Царство) и во турското средновековје (XV – XIX – почетокот на XX в.). Модусот на административна непроменливост од над пет века под турската власт позитивно влијаел врз зачувувањето на македонскиот етнички карактер на просторот и одржувањето на континуитетот со античката и старословенската културна матрица од времето на средновековните предци на Македонците на овој простор.

## МАКЕДОНСКИ НАРОДНИ ВЕЗОВИ



Вез од женска кошула „ускукњак“
(с. Страцин, Кумановско, XIX в.)



Вез од женска кошула „девет цвета“
(с. Скопска Блатија, XX в.)



Вез на ракав од женска кошула „со еден синџир“ (с. Радиовце, Полог, XX в.)



Везен ракав од женска кошула
(Кичевија, XX в.)



Невестински вез „сокај“ за на глава
(Охридско Поле, XIX в.)



Вез од женска кошула
(Цапарско Поле, XX в.)



Невестински вез „сокај“ за на глава
(с. Лопатица, Битолско Поле, XIX в.)



Грабено ракавче, за постара жена
(Прилепско Поле, XIX в.)



Везен ракав од невестинска кошула
со „ѓувезна“ (с. Дуње, Мариовско, XIX в.)



Вез од женска кошула
(Петричко, XIX в.)



Ракав од невестинска кошула
(Костурско, XIX в.)



Вез од женска крпа за на глава
(с. Бугариево, Солунско, XX в.)

Во симбиоза со старобалканското население на Македонија создале свој препознатлив етнички идентитет во доменот на материјалната, социјалната и духовната култура. Лесно препознатливи вербални и невербални етнички симболи на етничките Македонци до средината на XX в. се дијалектите/говорите на македонскиот јазик, музичкиот фолклор, женските народни носии и посебната структура на организираните заедници на македонските ендогамни етнички групи. Етничкото сплотување на Македонците се градело врз основа на сопствената етничка култура, како и преку здружувањето против заедничкиот непријател (турската, грчката или друга туѓа власт, грчката црква итн.). Тоа се потврдува со иницијативи и масовни учества во ајдутски и востанички акции, сè до Илинденското востание и настаните што следеле потоа, вклучувајќи ги и последните поврзани со партизанското движење во Втората светска војна.

Најкритичен период за етничките Македонци бил XIX в., кога на Балканот продреле идеите за создавање држава-нација како сосема различно општество од турскиот „милет систем“ во поглед на односот кон етничката и религиската структура на населението. Од првата фаза – книжевнофолкорната и пропагандната што ја спроведувале Србите, Бугарите и Грците на својата матична територија и на територијата на Македонија, се преминало кон реализација на идејата со воено-политички дејства и со помош од руските и европските ментори, сè до формирањето на првите современи балкански држави – Србија, Грција и Бугарија.

Македонците направиле обид за создавање своја држава со актот на Разловечкото (1876) и Кресненското востание (1878/9), а особено со Илинденското востание (1903). По поразот на Илинденското востание започнале македонските страдања проследени со сурови казни од страна на турската власт. Тешките денови продолжиле во војните на соседните балкански држави – Србија, Грција и Бугарија за „ослободување“, односно за поделба на Македонија (1912–1923). Резултатот од војните на соседните земји, со помош на своите странски ментори, го пресметале на тој начин што Македонците биле прогласени за „непостоен народ“. Без своја држава и оставени на „совеста“ на оние што биле заинтересирани единствено за своите интереси, Македонците доживеале, заедно со македонскта територија, да бидат поделени на четири дела: грчки, бугарски, српски и албански. По повлекувањето на новите граници започнале интензивни програми за уништување на македонското чувство и асимилирање на Македонците во културните сфери на соседните народи што претставувало продолжување на започнатата акција во XIX в. Во овие процеси најмногу настрадале Македонците од Егејскиот дел на Македонија, како најбројно население на околу 51% од етничката територија на Македонија. Тука прогонот на Македонците од нивните вековни огништа траел околу 38 години (1912–1950) и се реализирал во 6 насоки: Бугарија, Турција, НРМ и ФНРЈ, прекуокеанските земји, Европа и СССР со земјите од Источниот блок. Во согласност со идејата за нација-држава, државите во кои бил поделен македонскиот народ развиле методологија и практика за грцизирање – бугаризирање – србизирање – албанизирање преку системи на казни и елиминација на „непослушните“ Македонци. Современата држава-нација на Македонците по Втората светска војна (1944) имала статус на република – членка на заедничката држава ДФЈ/ФНРЈ/СФРЈ. Конституирана на територијата на поранешната српска Вардарска Бановина во времето на Кралството Југославија, НРМ/СРМ не уживала полна самостојност во решавањето на сопствените национални прашања. Сите појави на посилен патриотизам биле прогласувани за штетен национализам, а актерите биле казнувани или маргинализирани. Во настаните поврзани со Информбирото (1948/49) најголема штета претрпела НРМ со оглед на затворањето на границите и промената на односот кон Македонците во соседните земји. Сепак, и во тие услови, во период од околу половина век во НРМ/СРМ настапила силна афирмација на етничките Македонци и македонската култура во земјата и во светот. Тие еднаш веќе стекнати права и придобивки тешко можат да се поништат. Македонскиот етнички идентитет е афирмиран и кај македонската дијаспора, каде што во земјите со развиена демократија слободно се изјаснуваат како етнички Македонци.

*Македонскиот јазик* го претставуваат: западномакедонското наречје и народните говори во тој дел; југоисточномакедонското наречје и говорите во тој дел и северните македонски говори; врз основа на Мисирковата кодификација (1903) стандардизираниот македонски јазик (1945) е заснован врз централните говори на западномакедонското наречје. Негативни последици за македонскиот јазик предизвикала акцијата на Бугарија за бугарска духовна превласт во Македонија што започнала со стандардизацијата на бугарскиот јазик. Американските протестантски мисионери, кои работеле за бугарските интереси главно на просторот на Источна/Југоисточна Македонија, во 30-тите и 40-тите години на XIX в. го создале првото стандардизирано бугарско писмо и притоа за основа на бугарскиот јазик го избрале дијалектот од Источна Македонија и Тракија, а не оној од автентичните северни бугарски територии. Затоа по 1844 г. започнува афирмацијата на денешниот бугарски литературен јазик – врз основа на источнобугарското наречје.

Според *религијата*, Македонците припаѓаат на источноправославното христијанство со македонската народна религија (синкретички религиски систем со локални македонски варијанти). Во РМ има енклави и на источно католичко христијанство (унијатство – XIX/поч. на XX в.), но и поединци од западното католичко христијанство, со мали верски заедници на протестантизмот. Во РМ муслиманите припаѓаат главно на сунитскиот ислам, со дервишки редови (сунитски и шиитско-сунитски ислам).

Македонците не уживаат малцински права и слободи во РБ и во РГ, а минимални права користат само во еден мал регион во РА. Нешто повисоки стандарди на елементарните етнички права обезбедува РС. Во самостојните држави од поранешната СФРЈ, како РСл (сега членка на ЕУ), РХ, РЦГ и РБиХ, Македонците ги уживаат елементарните малцински права. Во развиените демократски европски држави и во прекуокеанските земји – САД, Канада и Австралија, Македонците ги уживаат етничките и граѓанските права.

До осамостојувањето на РМ постоел еднопартиски државен систем на ниво на СФРЈ што функционирал во координација со посебните (комунистички) партии на републиките и покраините. По распаѓањето на заедничката држава и осамостојувањето на РМ (1991) е воведен повеќепартискиот парламентарен систем. Поради полувековната рестрикција на националните чувства на народите во СФРЈ, насекаде, па и во РМ,

**МАКЕДОНСКИ НАРОДНИ НОСИИ (XIX–XX В.)**



Мијачка невестинска, моминска и детска носија (с. Галичник)



Машка и женска празнична носија (Скопска Црна Гора)



Машка и женска празнична носија (Беровско Малешево)



Машка и женска (невестинска) празнична носија (Кумановско)



Невестинска носија (Дебарско Поле)



Невестинска носија (Долни Полог)



Невестинска носија (Струшки Дримкол)



Женска влашка празнична носија (Овче Поле)



Невестинска носија (Сува Гора)



Невестинска носија (Битолско-Прилепско Поле)



Женска празнична носија на исламизирани Македонци (с. Горно Водно, Скопско)



Женска празнична носија (Горна Река)


Драги Стојковски, потпретседател на организацијата „Обединети Македонци", Торонто


Претседателот на Светскиот македонски конгрес Тодор Петров

покрај партиите од граѓански политички карактер, се формирале повеќе партии со етнички и национален карактер. Во Македонија постојат повеќе партии од двете категории. Меѓу десетте главни и дванаесетте помали партии, како покарактеристични за етничките Македонци се издвојуваат ВМРО-ДПМНЕ и СДСМ (од големите) и ЛДП, ДОМ, НСДП, ДС, ЛП и др. (од помалите). Постојат и преку сто здруженија на граѓани.

Етничките Македонци имаат значаен број партии и здруженија во соседните земји и во дијаспората, како, на пр.: Организација на Македонците во Албанија; ОМО-Илинден – политичка партија на Македонците во Бугарија; Виножито – политичка партија на Македонците во Грција; Обединети Македонци – здружение на Македонците во Канада; Светски македонски конгрес; Македонците во Холандија; Macedonia Clasp of the World; Светски македонски младински конгрес; Македонците во Чешка; Движење за човечковите права на Македонците во Канада; Македонска патриотска/политичка организација за САД и Канада – Форт Веин, Индијана, САД; Бисер балкански – канадско-македонско движење; Канадско-македонска бизнис мрежа; Македонска културна асоцијација во Онтарио за леринскиот регион; Асоцијација на Македонците во Обединетото Кралство – Лондон; Македонски сојуз во Шведска – Гетеборг; Фолклорно македонско друштво „Вардарка" – Марибор, Словенија; Македонска алијанса – Мелбурн, Австралија; Комитет за македонски човекови права за Мелбурн, Викторија Инк.; Заедница на Македонците во Швајцарија; Страница на Македонската заедница во Детроит, САД; Обединета македонска дијаспора и др.

ЛИТ.: *Carnegi Report of the International Commission to Inquire into the Causes and Conduct of the Balkan Wars*, Washington, D.C., 1914; Vladimir A. Tsanoff, *Raport and Letters of American Missionaries: Referring to the distribution of nationalities in the former provinces of European Turkey 1858-1918*, Sofia, 1919; *Македонија како природна и економска целина*, ИНИ, Скопје, 1978; Стојан Киселиновски, *Егејскиот дел на Македонија (1913 – 1989)*, Скопје, 1990; Анастасија Каракасиду, *Полиња жито – ридишта крв*, Скопје, 2002; Крсте П. Мисирков, *За македонцките работи*. Приредил Блаже Ристовски, МАНУ, Скопје, 2003; Марк Мазовер, *Балканот*, Скопје, 2003; Димитрис Литоксоу, *Грчка антимакедонска борба*, 1, *Од Илинден до Загоричани 1903–1905*, Скопје, 2004; Gregory Mihaelidis, *Salvation Abroad: Macedonian Migration to North America and the Making of Modern Macedonia 1870-1970*, 2005 (ракопис на одбранета докторска дисертација на Универзитетот во Мериленд – САД), https://drum.umd.edu/dspace/bitstream/1903/2407/1/umi-umd-2270.pdf. Ан. Св.

**МАКЕДОНЦИТЕ ВО ГРАЃАНСКАТА ВОЈНА ВО ШПАНИЈА** (1936 – 1939) – учесници Македонци во одбрана на Републиката во Шпанија од меѓународниот фашизам. Меѓу доброволците од 55 земји учествувале и 137 Македонци од Македонија и од дијаспората како борци и раководители на интернационалните бригади. Како припадници на Шпанската републиканска армија се бореле на сите фронтови и во заднината. За пројавената храброст повеќемина биле удостоени со високи воени функции. Мајорот Алексо Демниевски-Бауман ги командувал прославените единици: бригадата „Георги Димитров", баталјонот „Ѓуро Ѓаковиќ" и др. Во 1938 г. во рововите била прославена 40-годишнината на Илинденското востание со пеење македонски револуционерни песни, меѓу кои и песната „Ние сме Македонци". Илинден меѓународно бил отпразнуван и од шпанските борци во Парискиот концентрационен логор „Гирс" во 1939 г. На воените бојишта животот го положиле 65 борци Македонци. Преживеаните активно се вклучиле во НОБ како борци и воени раководители.

ЛИТ.: *Во срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадисти од Македонија*, Скопје, 1975; Д-р Орде Иваноски, *Весникот „Трудова Македонија" за шпанската ослободителна и антифашистичка војна (1936–1939)*; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси*, III, 1991; истиот, *Македонскиот народ и македонската нација*, II, Скопје, 1983. О. Ив.

**МАКЕДОНЦИТЕ ВО ГРЧКОТО ВОСТАНИЕ** (1821) – уште од почетокот на востанието Македонците се приклучиле во борбата на грчкиот народ за ослободување. Бројот на Македонците во востаничките редови се зголемил по задушувањето на Негушкото востание (1822). Некои од македонските учесници се здобиле со високи воени позиции. Анастас од Пијанец добил висок воен чин. Синот на Ангел Гацо, Мицо, се истакнал во воените дејства и стигнал до високи позиции. Хаџи Христо и Кочо Јован дале голем придонес во развојот на грчката востаничка коњица. Мнозина од македонските учесници во востанието останале да извршуваат разни службени задолженија во грчката држава.

ЛИТ.: Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија*, Скопје, 2000; Николай Тодоров и Воин Трайков, *Българи участници в борбите за освобождение на Гърция*, София, 1971. Д. Јов.

**МАКЕДОНЦИТЕ ВО ОКТОМВРИСКАТА РЕВОЛУЦИЈА (25/26. X 1917)** – учество на македонската емиграција во Русија во преземањето и зацврстувањето на власта на Болшевичката партија во Русија. Во тие настани се истакнале Македонците Михаил Антонов од Неврокоп, д-р Владимир Каваев од Струга, д-р Гаврил Константинович од с. Смрдеж (Костурско), Димче Милевски, Васко Паноски и др. Првите тројца заземале и мошне високи функции во советската власт. Д-р В. Каваев и неговата сопруга д-р


Доброволци во Шпанската граѓанска војна, од лево на десно: Трајко Мишковски, Божидар Маслариќ, Алексо Демниевски-Бауман, Родољуб Чолаковиќ и Стефан Белик

Елена Етингер-Каваева биле долгогодишни лични пријатели со врвните советски раководители, а М. Антонов станал и генерал на Црвената армија.

ЛИТ.: Б. Н.: *Елена и Владимир Каваеви,* „Нова Македонија", XXVII, 9267, Скопје, 7. XI 1972, 6; Живко Димоски, *Сета младост за Октомври,* Средби, „Просветена жена", Скопје, декември 1977, 9; Р. Т., *Малечката бунтовничка – голема пријателка на Ленин.* Сеќавања на Елена Каваева за Октомвриската револуција, „Нова Македонија", Скопје, 31. III 1979, 7; Д-р Петар Стојанов, *Антивоеното расположение на фронтот во Македонија кон крајот на 1917 и во текот на 1918 година,* „Гласник" на ИНИ, XI, 2, Скопје, 1967, 55-68; Д-р Орде Иваноски, *Октомври и Македонија меѓу двете светски војни,* „Културен живот", XI, 2, Скопје, 1967, 16-18; Д-р Ѓорѓе Миљковиќ, *Македонците под знамето на големиот Октомври,* I-V, „Комунист", Скопје, 2. X – 6. XI 1987, 23. С. Мл.

**„МАКЕДОНЧЕ"** (Букурешт, август 1949 – декември, 1955) – месечно списание за децата од Егејскиот дел на Македонија во источноевропските земји, на македонски јазик. Првин било печатено според македонскиот, а потоа според бугарскиот правопис. Главен уредник бил Павле Калков. Содржело разни рубрики: „Од животот и дејноста на домовите", „Поетско катче" и др. Објавени се вкупно 35 броја. С. Мл.

**„МАКЕДОНЧЕ"** (Детроит, САД, мај 1979) – детско списание на македонски јазик, издавано од Македонско-американската издавачка куќа „Илинден" во Детроит. Тоа е првото детско списание на северноамериканскиот континент. Сл. Н.-К.



Владо Макеларски

**МАКЕЛАРСКИ, Владо Д.** (с. Макелари, Албанија, 1919 – 29 или 23. I 1993) – првоборец. Бил член на КПЈ (1941) и првоборец, носител на Партизанска споменица 1941. По Ослободувањето бил член на Земскиот одбор на ССМ и директор на Фабриката за керамика „Југ" во Скопје. Ја прифатил Резолуцијата на Информбирото (1949) и бил испратен на Голи Оток.

ЛИТ.: Димче Најчески, *Голооточки сведоштва,* III, *Последици,* Скопје, 2006, 38. С. Мл.

**МАКЕЛАРСКИ-БЕЦКО, Никола** (Дебар, 1914 – Струга, 10. X 1980) – комунистички деец, првоборец, сообраќаен инженер. Основно училиште завршил во родниот град, а потоа вечерен Градежен техникум во Скопје (1938). Како ученик во Скопје пишувал песни на македонски јазик, од кои полицијата му одзела околу 100 песни. Бил синдикален активист во УРС-овите синдикати во Белград, Сремска Митровица и Ниш. По отслужувањето на воениот рок, поради комунистичка дејност, бил уапсен и испратен во затворот во Ниш, каде што бил заедно со Јордан Николов-Орце. Додека бил на робија, во в. „Наша реч" му била објавена песната „Апсана" (22. IV 1939). Априлската војна (1941) го затекнала во Нишкиот затвор, по што бил префрлен во германски логор на Црвениот крст, од каде што избегал (12. II 1942) и се вклучил како борец на Нишкиот НОПО, потоа во Врањскиот НОПО, како заменик-политички комесар на Мишарскиот НОПО и политички комесар на Озренскиот НОПО. Подоцна се префрлил во Скопскиот НОПО (во есента 1943) и како искусен командант на одред заминал во Поречието да формира нов партизански одред. Учествувал во разбивањето на четничките сили во Поречието, бил назначен за политички комесар на Дебарскиот НО младински баталјон (1943) и учествувал во пробивот на Сремскиот фронт како командант на Првиот баталјон на XI (македонски) корпус на НОВЈ, по што останал во служба на Генералштабот на НОВЈ во Белград. По Ослободувањето завршил Воена академија (градежна насока) во Ленинград (СССР, 1946–1951) и како инженер за истражување на железничките линии и јазли се активирал во Советската армија (до 1964). По враќањето во Македонија работел во Проектантското биро на ЖТП. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: „Наша реч", I, 5, Скопје, 22. IV 1939, 7.

ЛИТ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941-1945.* Документи, Кичево, 1985. *Слободните територии во Македонија во 1943,* Скопје, 1975; Д-р Симо Младеновски, *Дебарскиот младински баталјон,* „Наш свет", XXI, 711, Скопје, 18. XI 1981, 6; *Тетово и Тетовско во НОВ 1941-1945,* кн. прва и втора, Тетово, 1991; Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали,* I, Скопје, 1980, 315-316. С. Мл.

**МАКРОЕКОНОМИЈА** – дел од економската наука што ги изучува најсинтетичките економски агрегати на ниво на вкупната економија: стапките на економскиот раст (на раст на БДП), невработеноста и инфлацијата и нивните меѓусебни односи. Доајени на македонската макроекономска наука се: Вјекослав Мајхснер (дипломирал право во 1925 г. во Загреб, а потоа докторирал врз основа на Ригороз, експерт за монетарни и финансиски прашања и основач на првиот југословенски постдипломски студиум за монетарни проблеми на Економскиот факултет во Скопје), Тодор Мировски (дипломирал економски науки во Загреб, каде што во 1935 г. докторирал со забележана дисертација, во која првпат е дадена научна анализа на стопанството на Вардарска Македонија), како и академиците Кирил Миљовски (в.), Ксенте Богоев (в.), Никола Узунов (в.) и Никола Кљусев (в.).

Во развојот на одделни области на макроекономијата посебно треба да се одбележат придонесите на следниве македонски економисти (главно редовни универзитетски професори): Кирил Миљовски, Митра Шароска, Јован Стојановски, Александар Милевски, Костадин Поповски, Тодор Рушков, Јордан Крстевски, Тодор Тодоров, Таки Фити, Димитрија Новачевски, Методија Стојков, Трајко Конески, Јосиф Андреевски, Сашо Атанасоски (политичка економија); тука треба да се спомнат и: Диме Бојановски-Дизе, кој го преведе на македонски јазик Марксовиот *Капитал*; Кирил Миљовски и Методија Стојков (заслужни за развојот на економската мисла); Таки Фити, Димитрија Новачевски, Методија Стојков, Владимир Кандикјан, Јане Миљовски, Трајко Славески (економија); Никола Кљусев, Гоце Петрески, Методија Стојков (теорија и политика на економскиот развој); Златка Поповска (управување со системите и технолошки развој); Тихомир Јовановски, Михаил Петковски, Љубе Трпески, Глигор Бишев, Васил Гривчев, Кики Мангова-Поњавиќ, Благоја Наневски, Димко Кокароски, Шабан Превала (монетарна економија, финансии и банкарство); Ксенте Богоев, Живко Атанасовски, Абдулменаф Беџети (јавни финансии); Никола Узунов, Ангел Ѓорѓиев, Бранко Зеленков, Софија Тодорова и Методија Несторовски (применета економија); Никола Узунов, Љубица Костовска (современи економски системи); Асен Симитчиев, Никола Узунов, Владимир Петковски (економика на индустријата); Ѓорѓи Чепујноски, Павле Тасески (општествено планирање); Мане Чучков, Панче Кировски, Душан Вељковиќ, Наталија

Николовска, Огнен Дамев (економска географија и регионален развој); Данчо Зографски, Ристо Христов, Никола Узунов (стопанска историја); Владимир Глигоров (стопански систем, земјите во транзиција); Аритон Жиков, Јован (Жан) Павлески (на Сорбона предаваше политичка економија на меѓународните односи); Тодор Тодоров, Таки Фити, Ирена Кикеркова, Славица Роческа (меѓународна економија); Александар Мурарцалиев, Елена Дорева (економика на аграрот).

ИЗВ.: *50 години Економски факултет – Скопје,* Скопје, 2000; Интерни материјали од другите соодветни институции.

Т. Ф – М. С.

**МАКРОЕКОНОМСКА СТАБИЛНОСТ** – способност на економијата да одржува висока ценовна стабилност, т.е. ниски стапки на инфлација, динамички стапки на економски раст и да креира нови работни места. Под вакви претпоставки земјата може успешно да ги управува внатрешниот и надворешниот долг и да се справува со финансиски кризи. РМ по 1996 г. одржува ниски стапки на инфлација (просекот за последниве 10 години е околу 2%). Меѓутоа, стапките на економскиот раст на македонската економија се ниски. Во периодот 1992–2002 г. просечната стапка на економски раст изнесува само 0,9%, а последниве неколку години таа се одржува на нивото од 3 до 4%. Стапката на невработеност е енормно висока – над 30%. Внатрешниот и надворешниот долг на РМ, во основа, се одржуваат на задоволително ниво – за 2005 г. вкупниот јавен долг (обврски на јавниот сектор врз основа на домашно и надворешно задолжување) изнесуваше околу 2 мрд. евра или 44% од бруто домашниот производ на земјата. Оттука, во оваа фаза на развојот, РМ е земја со висока ценовна стабилност, но не и со целосна макроекономска стабилност.

ИЗВ.: Министерство за финансии на Република Македонија, „Билтен“, јан./фев. 2006.

ЛИТ.: *Отворени предизвици на македонската економија,* МАНУ, Скопје, 2004. Т. Ф.

**МАКРОЕКОНОМСКИ АГРЕГАТИ.** Според постојниот систем на националните сметки, прифатен од ОН и од други меѓународни организации, постојат два вида агрегатни макроекономски големини: прво, агрегати што се однесуваат на реалните трансакции во економскиот живот и, второ, агрегати што претставуваат билансни пресметковни ставки во националните сметки. Првите се добиваат директно како збир на одредени трансакции, а вторите се утврдуваат како збир на билансни ставки (салда) на институционалните сектори. Во макроекономијата се користат бројни макроекономски агрегати. Од нив ќе ги спомнеме следниве: додадената вредност, БДП, БНП, нето домашниот производ (национален доход), бруто националниот доход, финалната потрошувачка (на домаќинствата и на државата), бруто-инвестициите, бруто-инвестициите во фиксен капитал, потрошениот фиксен капитал (амортизација), порастот на залихите, нето странските инвестиции, салдото на тековни трансакции со странство, бруто националното штедење, нето-позајмувањето или нето-задолжувањето во странство, монетарните агрегати, вкупната вработеност, вкупната невработеност итн.

ИЗВ.: SNA 1993 и ESA 1995. М. С.

**МАКРОЕКОНОМСКИ СЕКТОРИ** – сектор на домаќинствата (C – побарува финални потрошни добра и услуги – нужни, луксузни, трајни); сектор на претпријатијата (I – побарува и троши капитални добра, т.е. ги опфаќа бруто домашните инвестиции); сектор на државата (G – буџетска потрошувачка), и надворешнотрговски сектор (X-M, т.е. разлика помеѓу извозот и увозот на финални добра и услуги, т.н. нето-извоз). Четирите макроекономски сектори ја креираат агрегатната побарувачка во економијата: AD = C + I + G + (X-M). Со сумирање на вредноста на потрошените финални добра и услуги од страна на четирите макроекономски сектори се добива бруто домашниот производ според т.н. расходен метод. Вредноста на одделните компоненти на агрегатната побарувачка и на бруто домашниот производ во РМ во 2005 г. изнесуваа: бруто домашен производ = 206,6 мрд. ден. C + 57,2 мрд. ден. I + 55,11 мрд. ден. G + (106, 75 мрд. ден. X – 160,42 мрд. ден. M) = 265,25 мрд. ден.

ИЗВ.: Пресметано врз основа на податоците од Министерство за финансии на Република Македонија, „Билтен“ јули/август /2006, 16.

ЛИТ.: P. Samuelson, P. and W. Nordhaus, *Economics,* Eighteenth Edition, McGraw-Hill International Edition; Т, Фити, *Економија – основи на економијата,* Скопје, 2006. Т. Ф.

**МАКСИМОВИЌ, Десанка** (Рабровица, Србија, 16. V 1898 – Белград, 8. VII 1993) – значајна српска поетеса која остварила мошне вреден и разновиден поетски опус. Била член на САНУ. Добитник е на Златниот венец на СВП во 1988 г.


Десанка Максимовиќ

БИБЛ.: Збирки песни: *Песни,* 1924; *Градина на детството,* 1927; *Зелениот витез,* 1930; *Мирисот на земјата,* 1955; *Заробеник на сонштата,* 1959; *Барам помилување,* 1964; *Зборувај тивко,* 1961; *Немам повеќе време,* 1973; *Летопис на Перуновите потомци,* 1976; *Ничија земја,* 1979; *Слово за љубовта* и *Мегдници на сеќавањето,* 1983. Раскази: *Лудилото на срцето,* 1931 и др. Романи: *Бунтовниот клас,* 1960 и други. Исклучително место зазема како детски и младински поет (*Пајаковата лулашка, Распеани приказни* и др.).

ЛИТ.: „Поезија“, СВП, Струга, 1988; Слободан Мицковиќ, *Поетското дело на Десанка Максимовиќ,* Ск., 2001. П. Гил.


Џемаил Максут

**МАКСУТ, Џемаил** (Скопје, 8. V 1933 – Скопје, 28. XII 2001) – театарски и филмски актер. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје, на групата за англиски јазик (1964). Член на Турската драма во Театарот на народностите во Скопје (1953-1991). Има забележителни постигнувања и на филмското платно, како и на сцените на други театри. Улоги: Отело; Војникот фалбаџија во истимените дела; Мармеладов („Злосторство и казна“); Дервишот („Дервиш и смрт“); Ајан („Угурсуз“); Фалстаф („Веселите жени виндзорски“) и др. Настапил во филмовите: „До слободата и по неа“; „Јазол“; „Јад“; „Хај-фај“; „Црвениот коњ“; „Преку езерото“; „Пред дождот“; „Прашина“ и др. Р. Ст.

**МАКСУТИ, Мерсим** (Mersim Maksuti) (Србица, Кичевско, 1970) – социолог, доцент на Универзитетот во Тетово. Основно училиште завршил во родното место, а средно образование во Приштина. Дипломирал на Филозофско-социолошкиот факултет (1995), а магистрирал и докторирал на Правниот факултет во Приштина

на тема „Односот помеѓу органите на власта во претседателскиот систем на САД“ (2005). Првин бил избран за асистент (2001), а потоа за доцент по Уставно право (2006) и декан на Правниот факултет на Државниот универзитет во Тетово (2006–). Објавил поголем број трудови од областа на уставното право.

БИБЛ.: *Aspekti juridiko-kushtetues dhe politik i statusit shtetformues të popullit shqiptar në Maqedoni*, Shkup, 2005. Св. Ш – Хат. О.


Макфакс, дневен интернет весник

**МАКФАКС** – независна новинска агенција, основана во декември 1992 г. во Скопје. Емитува вести на македонски, албански и англиски јазик од мај 1993 г. Основач и сопственик Ристо Поповски. Корисници на сервисите се практично сите позначајни медиуми во регионот и информативни системи во светот. Макфакс е член на Медиумската организација во Југоисточна Европа СЕЕМО при Интернационалниот прес институт (ИПИ), ја има поддршката на Светската асоцијација на весници (ВАН). Б. П. Ѓ.


Плакат на Макфест

**МАКФЕСТ** – фестивал на популарна музика. Првото издание е одржано во 1986 г. Замислен пред сè да го стимулира македонското творештво на популарна музика, многу брзо стана познат кај нас и во светот. Во последната деценија на XX в. прерасна во меѓународен фестивал. Неговиот придонес во современата македонска поп-музика е извонредно значаен. Макфест продуцираше над 700 композиции, издаде 15 ЛП-плочи, 40 аудиокасети и над 50 компакт-дискови. На него својата афирмација ја започнаа голем број од актуелните ѕвезди на македонската поп-естрада (Тоше Проески, Калиопи, Ристо Самарџиев, Каролина и др.). М. Кол.

**„МАКФУНГИ“** (MACFUNGI) – база на податоци за габите, формирана во рамките во Миколошката лабораторија на Институтот за биологија при Природно–математичкиот факултет во Скопје. Во моментов во неа се опфатени 21000 податоци за габи од РМ, од Балканскиот Полуостров и пошироко. Овозможува пребарување на податоците според повеќе критериуми (систематски категории, локалитет, земја на потеклото, датум на собирањето, супстрат, надморска височина и др.) М. К.


Црквата „Мал св. Климент“ во Охрид

**„МАЛ СВ. КЛИМЕНТ“** – некогашен параклис на болничката енорија, изграден и живописан во 1378 г. од јерејот Стефан, во времето на архиепископот Григориј II и великиот жупан Андрија Гропа, роднина на кралот Марко. Мала еднокорабна црква, единствената посветена на заштитникот на градот Охрид св. Климент. Живописот во поголемиот дел на олтарот и наосот е сочуван и ги носи сите програмски белези на охридските градски работилници од средината на XIV в. Литургиски композиции во олтарот, циклусот на Големите празници во повисоката зона на наосот и поединечните претстави на светци во долната зона со ликови на св. Климент, св. Никола, св. Наум, светите бесребреници Кузман и Дамјан, св. Петка, како и св. Константин и Елена на западниот ѕид.

ЛИТ.: Мирјана Ћоровић-Љубинковић, *Стари св. Климент у Охриду*, „Старинар“, (1940), Београд, 1942, 95–97; Гојко Суботић, *Свети Константин и Јелена у Охриду*, Београд, 1971, 63–64; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 151–153. С. Ц.

**МАЛА РЕКА** – лева и најголема притока на реката Радика. Се формира на височина од 966 m од водите на Јадовска и на Тресонечка Река. Извира од планината Бистра на височина од 1.728 m, а се влива на височина од 606 m. Вкупната должина на речниот тек изнесува 21,3 km, има вкупен пад од 1.122 m и просечен пад од 52,7 ‰. Сливот зафаќа површина од 200,1 km$^2$. Средногодишниот проток изнесува 6,71 m$^3$/sec. Најголем средномесечен протек од 17,1 m$^3$/sec се јавува во мај, а најмал од 1,68 m$^3$/sec во септември.

ЛИТ.: Драган Василевски, *Радика*, „Напредок“, Тетово, 1997. Др. В.


Злате Малаковски

**МАЛАКОВСКИ (МИХАЈЛОВСКИ), Злате** (с. Богдево, Гостиварско, 1926 – Егејскиот дел на Македонија, 1944) – народен херој. Бил ѕидарски работник во Белград (до 1941). По окупацијата на Југославија се вратил во Македонија и стапил во НОПО „Кораб“. Во една борба бил заробен, спроведен и држан во затвор во Тирана (до 1943). По капитулацијата на Италија бил ослободен и станал борец во Првата македонско-косовска НО бригада (ноем. 1943). Загинал во борба на бригадата со бугарската војска во Егејскиот дел на Македонија (1944). Прогласен е за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Народниот херој Злате Меле Малаковски*, Бигорски научно-културни собири 1980-1981, Скопје, 1083, 167-171. Вл. Ив.


Душко Малевски

**МАЛЕВСКИ, Душко** (Тетово, 14. IX 1924 – Скопје, 8. VIII 2007) – новинар, еден од најпознатите македонски надворешно-политички коментатори и уредници. Во новинарството од 1948 г. Од 1951 г. во „Нова Македонија“ каде што останува до пензионирањето (1985). Еден од основачите на неделникот „Репортер“. Известувач од многубројни значајни настани

и форуми во светот. Единствен новинар на „Нова Македонија" што бил постојан дописник од Париз, Рим, Атина и Софија. Учесник во НОБ. Б. П. Ѓ.

**МАЛЕВСКИ, Климент** (Струга, 10. X 1917 – 18. VII 2002) – протојереј-ставрофор, член на Иницијативниот одбор за организирање на Македонската православна црква и учесник на црковнонародните собори за возобновување на Охридската архиепископија и прогласување на автокефалноста на Македонската православна црква (1958 и 1967). Бил архијерејски заменик на Преспанско-пелагониската епархија. Носител е на повеќе црковни одликувања: од Ерусалимскиот и од Рускиот патријарх, од Атинскиот архиепископ и од Синодот на Македонската православна црква (Светиклиментов орден од III ред).

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987. Рат. Гр.


Александар Маленко

**МАЛЕНКО, Александар** (Охрид, 20. I 1979) – пливач. Завршил Средно фискултурно училиште во Скопје (1997). Бил член на ПВК „Охридски бранови" во Охрид (1989–1992), а потоа на АПК „Студент" во Скопје. Поставил во пливање 38 републички рекорди на куси патеки. На Европското првенство за младинци во Женева (Швајцарија, 1995) освоил сребрен медал на 200 m делфин, а во Копенхаген (Данска, 1996) златен на 200 m делфин, два сребрени медали на 100 m делфин и на 200 m краул и четврто место на 400 m мешано. Настапил и на Светското првенство (1995) и на Олимписките игри (1996). Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1995 и 1996). Д. С.

**МАЛЕНКО, Владо** (Охрид, 1. IX 1938) – археолог. Гимназија завршил во Кичево, во 1958 г. Дипломирал на Катедрата за археологија на Филозофскиот факултет во Белград, во 1965 г. Од 1965 до 2004 г. работи како археолог-конзерватор во Заводот за заштита на спомениците на културата - Охрид, а


Владо Маленко

потоа и Народен музеј - Охрид. Врши ископувања на повеќе локалитети во охридската регија: црквата Св. Пантелејмон на Плаошник, на античкиот театар во Охрид, на некрополата на Дебој, на ранохристијанските базилики во Радолишта, во Св. Еразмо, во локалитетот Стоби и др.

БИБЛ.: *Nouvelles decouvertes dans la localité Sv. Erazmo*, AIU XV, Beograd, 1974, 45-51; *Нови антички наоди во Охрид и охридско*, ЖА XXVIII, Скопје 1978, 339-349; *Раносредновековна материјална култура во Охрид и охридско*, Охрид (монографија) кн. 1, дел VI, Охрид-Скопје, 1985, 269-339, *Македонско-украински врски*, X–XX в., МАНУ, Скопје, 2004 В. Б.-Гр.


Љубинка Маленкова

**МАЛЕНКОВА, Љубинка** (Охрид, 13. XI 1927) – архитект. Дипломирала на Архитектонскиот факултет на Техничката велика школа во Белград (1951). Како проектант работи во проектантското претпријатие „Проектант" и во ГП „Пелагонија" во Скопје. Проектирала и реализирала разновидни објекти – станбени, општествени, здравствени и туристичко-угостителски. Се занимава и со урбанистичко планирање. Позначајни реализации: освен бројните станбени објекти, поштите во Прилеп (1973), во Тетово (1977), во Куманово (1978), во Струмица (1981), во Кочани (1982); хотели во Кочани (1957), во Ново Село, во Штип (1955), во Дојран (1959); Театарот на народностите во Скопје (1974); Урбанистичко решение за центарот на Кочани.

ЛИТ.: Ј. Константинов, *Архитект Љубинка Маленкова (1927), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 159-166. Кр. Т.

**МАЛЕСИЈА** – мал ридско-планински предел во западниот дел на РМ. Се протега на западните падини на планината Караорман, опфаќајќи го целиот слив на Збашка Река (Голема Река), десна притока на Црни Дрим. На исток се граничи со Дебарца, на северозапад со Дебарска Жупа, на запад со Дебарски Дримкол и на југ со северната периферија на Струшко Поле. Во минатото се викала Закамен, од каде што потекнува познатата закаменска иселеничка струја. Денешното име ѝ го дале соседните Албанци што живеат на северната периферија на Струшко Поле, а означува „Брда". Релјефот е ридски и планински, испресечен со повеќе длабоки долини. Климата е планинска, со ладни зими и свежи лета. Падините на Караорман се покриени со дабова и букова шума. Во М. се наоѓаат четири села: Присовјани, Збажди, Р'жаново и Локов. Сите се или раселени или се наоѓаат во фаза на целосно преселување. Додека во 1961 г. во М. живееле 926 ж., во 2002 г. останале да живеат само 22 ж. и тоа во Збажди (10) и Присовјани (11), а другите две села се раселени. Населението го сочинуваат Македонци на кои основно занимање им е сточарството.

ЛИТ.: Бранислав Русиќ, *Малесија*, „Годишен зборник на ФФ", кн. 6, Скопје, 1953. Ал. Ст.

**МАЛЕСКА-ТРОЈАЧАНЕЦ, Параскева** (Скадар, Албанија, 26. VII 1930 – Скопје, 11. III 2006) – новинар и спикер. Откако репатрирала (1948) во Македонија, се вработила во Радио Скопје, каде што останала цели 33 години, до пензионирањето (1981). Била член на „Малцинската" редакција. По проширувањето на програмата на албански јазик била автор и спикер на: „Школска емисија", „Радиодрама", „Емисија за земјоделците", „Педагошки совети", „Емисија за жената" и други. Ј. Ф.

**МАЛЕСКИ, Владо** (Струга, 5. IX 1919 – Струга, 23. IX 1984) – раскажувач, романсиер, втемелувач на современата македонска проза, сценарист, публицист, основач на „Разгледи", новинар, дипломат. Бил директор на Радио Скопје и уредник, покрај на „Разгледи", и на списанијата „Нов ден" и „Современост". Работел во дипломатска служба (амбасадор во Либан, Етиопија и Полска) и бил член на Претседателството на СРМ. Член е на ДПМ од 1946 г.

Владо Малески е автор на еден не толку голем, но значаен книже-


Владо Малески

вен опус. Првата негова творечка фаза се врзува со пишување поезија, раскази и едночинки, со преведување, издавање билтени и весници. Неговите песни, кои прераснуваат во народни, се своевидна лирска историја на тогашното време. Во првата книга на Рациновите „Македонски народноослободителни песни“ е објавен и текстот на неговата „Денес над Македонија“ (денес химна на РМ). Во текот на својот четириесетгодишен книжевен ангажман објавува неколку книги. Во 1976 г. издавачката куќа „Култура“ ги објави неговите „Одбрани дела“ во пет тома. Во 1951 г. Малески се јавува и како автор на сценариото за првиот македонски игран филм „Фросина“. По нешто повеќе од


Сцена од филмот „Фросина“ (1951)

десетина години (1963) неговиот роман „Она што беше небо“ е адаптиран како драмски текст под наслов „Богомилска балада“ од страна на Милан Ѓурчинов и Илија Зафировски, поставен и игран на сцената на Драмскиот театар во Скопје во сезоната 1964/65 г. По десет години (1974) во адаптација и режија на Димитрие Османли е прикажан играниот ТВ-филм „Прва вечер“, според истоимениот расказ на овој автор. Малески својата свртеност кон модернизмот ја изрази преку скришната теориска полемика со нагласениот авангардизам во нашата средина, манифестирана во статијата „Конспекти“, објавена во три дела: „Non possimus“, „Околу првото прашање на теоријата на уметноста“ и „Уметникот мора, сака и може“ објавени во сп. „Разгледи“ (1954) во броевите 19, 20, 21. Неговото книжевно дело уметнички се доживува секогаш современо и комплексно.

ДЕЛА: збирки раскази: *Ѓурѓина алова* (1950) и *Бранувања* (1953); романи: *Она шшо беше небо* (1958), *Војнаша, луѓе, војнаша* (1967), *Разбој* (1969), *Зайиси на Езерско Дримски* (1980) и *Јазли* (1990, постхумно); *Кажувања* (дневнички записи од НОБ, 1976) и *Разгледи* (книга есеи, огледи и полемички прилози, 1976).

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонски народноослободишелни йесни,* Скопје, 1974; истиот, *Македонскиош сших 1900–1944. Исшражувања и машеријали,* Скопје, 1980, 441–446; Миодраг Друговац, *Исшорија на македонскаша книжевносш XX век* (1990); Венко Андоновски, *Сшрукшураша на македонскиош реалисшичен роман* (1997); Ангелина Бановиќ-Марковска, *Ликови – аншагонисши*, 2001; Христо Георгиевски, *Македонскиош роман 1952–2000* (2002). В. М.-Ч.


Денко Малески

**МАЛЕСКИ, Денко** (Скопје, 14. XI 1946) – правник и унив. професор, државники дипломат. Дипломирал (1970) и магистрирал на Правниот факултет во Скопје на тема „Општествено-политичкиот систем на СФРЈ“ (1976). Докторирал на Правниот факултет во Љубљана (1981). Бил избран за асистент на Правниот факултет во Скопје по предметот современи политички системи и за доцент, вонреден и редовен професор по Меѓународна политика. Бил визитинг професор на Универзитетот Боулинг-Грин, Охајо, САД (1990–1991). Бил министер за надворешни работи на РМ (1991-1993) и шеф на Постојаната мисија на РМ кај ООН (1993 –1997).

БИБЛ.: *Современи йолишички сисшеми*, Скопје 1987; *Меѓународна йолишика*, Скопје 2000.

ИЗВ.: *Архива на Правен факулшеш „Јусшинијан Први“ – Скойје*, Скопје, 2007. Св. Ш. и Т. Петр.

**МАЛЕЦКИ, Мјечислав** (Mieczysław Małecki) (Мјелец, Полска, 14. VII 1903 – Клоцко, Полска, 3. IX 1946) – полски лингвист, славист, балканист, дијалектолог, истражувач на јужнословенските дијалекти, прв полски македонист. Во триесеттите години на минатиот век водел интензивни истражува-


Мјечислав Малецки

ња во Егејскиот дел на Македонија. *Б. Видоески* многу високо ја оценува точноста на теренските записи на М. Резултат на неговите истражувања се неколку расправи и две книшки: текстови од Сухо и Висока во Солунско (Kraków, 1934) и речник на тие два говора (Kraków, 1936). Во статијата *Z zagadnień dialektologii macedońskiej* („Rocznik Slawistyczny“; XIV, 1938) М. дава оцена на трудовите на другите автори од областа на македонската дијалектологија и констатира дека македонските дијалекти претставуваат индивидуален дијалектен тип што може да се нарече македонски јазик. Повеќето македонистички трудови од М. се одново објавени во Краков во томот под наслов *Dialekty polskie i słowiańskie* (Kraków 2004).

ЛИТ.: *In memoriam Mieczysław Małecki, Zeszyty naukowe UJ DCCXXXV,* Warszawa - Kraków, 1987. З. Т.


Карта на Малешевијата

**МАЛЕШЕВО** (Малешевија, Малеш) – висок предел во источниот дел на РМ. Го зафаќа изворскиот слив на реката Брегалница, до нејзината клисура над с. Разловци. Тоа е опколено со Малешевските Планини и со разграноци на Влаина, Голак и Плачковица, а е отворено само накај север по долината на Брегалница. Преку М. водат две регионални сообраќајници. Една што го поврзува на север со Пијанец и на југ со Струмичката Котлина, и друга што го поврзува на запад со Кочанската Котлина и на исток со долината

на Струма. Првпат се спомнува во една повелба на византискиот цар Василиј II во 1020 г. Во времето на османлиското владеење управно средиште на М. било Пехчево (тогаш Османија); а потоа оваа улога ја презема Берово. Во М. има 14 села и две градски населби – Берово и Пехчево. Од селата, 8 ѝ припаѓаат на општината Берово, а 6 на општината Пехчево. Населбите се од збиен тип и се населени со Македонци. Во с. Црник има Турци и Роми. Бројот на населението е во стагнација. Во 1961 г. овде живееле 20.048 ж., и во 2002 г. скоро исто толку – 19.458 ж. Малешевци претежно се занимаваат со сточарство, овоштарство и со производство на компири.

ЛИТ.: Ј. Павловић, *Малешево и Малешевци*, Београд 1928; *Малеш и Пијанец, Природни и социо-географски карактеристики*, МАНУ, Скопје 1980. Ал. Ст.

**МАЛЕШЕВСКА, Ана** (Дупница, Бугарија, 1871 – Бугарија, 1942) – учителка, учесничка во Илинденското востание, ќерка на Никола Малешевски, пунктов началник на ТМОРО во Дупница. Гимназија завршила во Солун. Учителствувала во Кукуш, каде што се вклучила во ТМОРО. Влегла во четата на кукушкиот окружен војвода Крсто Асенов (во пролетта на 1903). На Илинден (1903), при осветувањето на востаничкото знаме, се венчала со Кр. Асенов во црквата во с. Корнишор. Поради тоа војводата Асенов бил убиен од негов четник. По овој драматичен настан Ана заминала од четата и ѝ се посветила на учителската дејност.

ЛИТ.: Милен Куманов, *Македония, Кратък исторически справочник*, София, 1993. В. Ѓ.

**МАЛЕШЕВСКА ЕПАРХИЈА** (IX в.) – позната и како Провадска или Овчеполска, Злетовска или Лесновска и Мородвиска, според териториите на коишто се простирала. Постоела од IX в., од времето на првата мисија на свв. Кирил и Методиј по долината на Брегалница. Често била подвластувана од други епархии и од побогатите митрополии (Скопската).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; М. Јанковић, *Епископије и митрополије Српске цркве у средњем веку,* Београд, 1985. Рат. Гр.

**МАЛЕШЕВСКИ (МАЛЕШКИ) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (месност Паруца, кота 1356 на пл. Плачковица, 25. VIII – ноември 1944) – територијална партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 50 борци од Малешевијата. Ги напаѓал помалите непријателски упоришта, ги уништувал општинските архиви, ја спречувал реквизицијата (август-септември) и вршел агитација и мобилизација на нови борци. Дел од борците влегле во составот на Тринаесеттата и Четиринаесеттата НО бригада на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ (втората половина на септември). По формирањето на Командата на подрачјето во Берово и командите на места во Берово и во Пехчево, ја вршел главната безбедносна заштита.

ЛИТ.: Д-р Миле Михајлов, *Военозаднинските органи во Народноослободителната војна на Македонија (1941–1945),* Скопје, 1992; Благоја Алексов, *Берово во просторот и во времето.* (Хроника). Берово, 2003. С. Мл.

**МАЛЕШЕВСКИ, Никола** (Берово, 1852 – Дупница, ден. Станке Димитров, Бугарија, 1935) – деец на македонското револуционерно ослободително движење. Бил истакнат учесник во Разловечкото (1876) и во Кресненското востание (1878-1879), а потоа емигрирал во Бугарија. Подоцна се вклучил и во ТМОРО (1895) како долгогодишен пунктов началник во Дупница. Го помагал префрлањето на вооружените чети од Бугарија во Македонија и прифаќањето на бегалците по избувнувањето на Виничката афера (1897). Во Дупница бил основач на неколку комитети. Бил близок другар и соработник на Гоце Делчев и Ѓорче Петров.



Ѓорче Петров, Никола Малешевски (во средината) и Гоце Делчев

ЛИТ.: Д-р Ристо Поплазаров, *Ослободителните оружени борби на македонскиот народ во периодот 1850-1878 година,* Скопје, 1978; истиот, *Македонското Кресненско-разлошко востание,* Скопје, 1979. С. Мл.

**МАЛЕШЕВСКИ ПЛАНИНИ** – средновисоки планини во источниот дел на РМ. Припаѓаат на громадните планини од Родопската маса. Се протегаат лачно во правец јз–си. Должината на главното било изнесува 32 km. Билата се заоблени, а највисоки врвови се Џами Тепе (1.801 m) и Ченгино Кале (1.748 m), најисточната точка на РМ. Геолошкиот состав е претставен со кристалести шкрилци, а во пониските делови спрема Беровската Котлина се покриени со неогени седименти. Преку билото на планината минува делумно македонско-бугарската граница. На највисоките делови се наоѓа изворскиот дел на реката Брегалница. Билата се голи додека планинските страни се покриени со букова и дабова шума. Т. Анд.



Црквата „Мали Св. Врачи“ во Охрид

**„МАЛИ СВ. ВРАЧИ“** – мала еднокорабна црква што ѝ припаѓала на Челничката енорија. Изградена е и живописана пред 1345 г. и во својата сликана програма содржи неколку иконографски решенија што се единствени во охридското ѕидно сликарство од XIV в. Богородица Живоносен Источник во конхата на апсидата, св. Климент со моделот на градот Охрид во рацете, кој го принесува на патроните на црквата св. Кузман и Дамјан. Дел од сликаната декорација е дело на најпознатиот охридски сликар од средината на XIV в. Јован Теоријан. Во црквата е сочуван и оригиналниот дрвен иконостас од средината на XIV в., како и резбаните царски двери од почетокот на XVII в.

ЛИТ.: Воислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд 1974, 69, заб. 80; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980 48–53; Мирјана Ћоровић-Љубинковић, *Срењовековни дуборез у источним областима Југославије,* Београд, 1965, 19–24, 123; Петар Миљковиќ-Пепек, *Свети Врачи во Охрид*, „Културно наследство“, 19-20-21, (1992-93-94), Скопје, 1996, 81–108. С. Ц.

**МАЛИ ХИДРОЦЕНТРАЛИ ВО РМ** – во периодот 1992-2003 г. просечното годишно производство на малите ХЦ во РМ изнесувало 110,6 GWh, а најголемо било во 1996 г. и изнесувало 158,5 GWh. Овде се наведени само ХЦ со инсталирана моќност од 1 до 12 MW.

**ХЦ „Дошница“** е на истоимената река, недалеку од Демир Капија. Во погон од 1953 г. Има два агрегата со пелтон турбини. Инсталирана моќност 4,62 MW.

**ХЦ „Зрновци“** е на реката Зрновка, кај с. Зрновци, недалеку од Кочани. Во погон од 1950 г. Има два агрегата со пелтон турбини. Инсталирана моќност 1,26 MW.

**ХЦ „Калиманци“** е акумулациона ХЕ на реката Брегалница, близу до селото Калиманци (по-


ХЦ „Калиманци“ на р. Брегалница

меѓу Кочани и Делчево). Во погон од 1970 г. Има два агрегата со францис турбини. Инсталирана моќност 12 MW.


ХЦ „Матка“ на р. Треска

**ХЦ „Матка“** е во долниот тек на реката Треска, недалеку од селото Матка, Скопско. Во погон од 1938 г. Има три агрегати со францис турбини. Инсталирана моќност 4,2 MW.


ХЦ „Пена“ на р. Пена

**ХЦ „Пена“** е на реката Пена, во близина на Тетово. Во погон од 1927 г. Има два агрегата со францис турбини. Инсталирана моќност 2,56 MW.

**ХЦ „Песочани“** е на Песочанска река, покрај селото Песочани (помеѓу Кичево и Охрид). Во погон од 1951 г. Има два агрегата со пелтон турбини. Инсталирана моќност 2,74 MW.

**ХЦ „Попова Шапка“** е на Шар Планина. Во погон од 1993 г. Има 4 агрегати со пелтон турбини. Инсталирана моќност 4,78 MW.

**ХЦ „Сапунчица“** е на реката Сапунчица, недалеку од Битола. Во погон од 1952 г. Има два агрегата со пелтон турбини. Инсталирана моќност 2,88 MW.

**ХЦ „Стрежево“** е во склоп на истоимениот хидросистем (северозападно од Битола). Во погон од 1993 г. Инсталирана моќност 2,4 MW.

**ХЦ „Турија“** е во близина на Струмица. Во погон од 1985 г. Има два агрегата со францис турбини. Инсталирана моќност 2 MW.

ЛИТ.: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *Ј.П. „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; http://www.esmak.com.mk. Др. Р.


Димитар Малиданов

**МАЛИДАНОВ, Димитар** (Сараќиново, Воденско, 5. XII 1946) – графичар, сликар, професор на ФЛУ во Скопје. Дипломирал (1972) и магистрирал (1975) на АЛУ во Љубљана. Автор со извонредно познавање и владеење на технолошките специфики и значаен за нивниот развој (акватинта, мецотинта, сува игла, верни-му). Се интересира за сопственото национално и културно минато предадено со јазикот на симболичнознаковното, асоцијативното и метафоричното (Самоилов гласник, 1972). Подоцна се свртува кон природата, непосредно регистрирајќи ги промените во светот на флората (Трева, 1980; Пупка, 1985; Плод, 1993).

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Димитар Малиданов* (каталог), Скопје, 1985; Викторија Васев Димеска, *Димитар Малиданов* (каталог), Београд, 1990. З. Ал.-Б.

**МАЛИНА** (Rubus idaeus L., фам. Rosaceae) – има циркумбореален ареал, спаѓа во родот на капините, но се разликува од нив по исправените леторасти без трње, листовите одоздола се сребренесто-влакнести, а плодот црвена, сочна и вкусна малина. Кај нас е застапена во монтанскиот и во субалпскиот регион. Ал. Анд.


Малина, гранка со плодови


Ване Малинков - Кендо

**МАЛИНКОВ-ЌЕНДО, Ване** (Кавадарци, 1925) – фотограф, тиквешки фото-хроничар. Неговиот интерес е насочен кон фотографско документирање на минатото и современоста на Кавадарци и на Тиквешијата, собирање на фотографското наследство од неговите претходници и нивна презентација преку јавни изложби. Сиот работен век располага со сопствен фотографски дуќан во центарот на Кавадарци. Има организирано изложби на фотографии во Кавадарци, Неготино, Прилеп и во Љубљана. Најзначајното е презентирано во неговата монографија „Кавадарци некогаш и сега“, во која има 403 фотографии со легенди за потребните фактографски податоци.

БИБЛ.: *Кавадарци некогаш и сега, Кавадарци*, 1995. С. Мл.

**МАЛИНОВ, Зоранчо** (Штип, 1964) – етнолог, научен соработник во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје. Дипломирал на Студиската група за географија (Насока етнологија) на Институтот за географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје (1988). Магистрирал на Групата за етнологија на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Посмртни обичаји у Брегалничкој области“ (25. VI 1999), а докторирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје на тема „Традиционалниот народен календар во Шопско-брегалничката етнографска целина“ (2005). Работи во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ (од 21. VIII 1995).

БИБЛ.: *Посмртните обичаи во Брегалничката област*, Скопје, 2001.

ЛИТ.: *Реферат за избор на асистент-истражувач од областа на етнологијата при Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје,

бр. 837, Скопје, 15. X 2003, 58-61; *Реферат за избор на научен соработник во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје,* на истото место, бр. 878, од 1. IX 2005, 125-127. С. Мл.


Веселинка Георгиева Малинска

**МАЛИНСКА, Веселинка Георгиева** (Куманово, 4. I 1917 – Скопје, 12. XI 1987) – национален и комунистички деец, првоборец, новинар и политичар. Како член на СКОЈ (1933) и секретар на скоевски актив (1934), била уапсена (јануари–февруари 1936) во истражниот затвор во Скопје и во Ада Циганлија (Белград). Ја завршила Трговската академија во Ниш. Како член на КПЈ (1936) и студент на Високата економско-комерцијална школа во Загреб, била истакнат активист во кумановското Студентско друштво (во летото 1937) и била избрана за член на МК на КПЈ во Куманово. Подоцна студирала во Белград (1939), каде што била секретар на Месниот одбор на Народната помош (1940–1941). По Априлската војна била главната курирска врска на ПК на КПЈ за Србија и ЦК на КПЈ со Белградскиот НОПО и со партиските организации во Србија. Во отсуство била осудена на смрт (април 1942). Потоа се вратила во Македонија (мај 1942) и била секретар на МК на КПЈ во Скопје и уредник на неговото гласило „Весник“. Наскоро заминала како борец во Вториот скопски НОПО (октомври 1942 – јануари 1943), а потоа се илегализирала кај јатаци на Скопска Црна Гора, од каде што заминала (20. V 1943) на пл. Караорман за секретар на Агитпроп при ГШ на НОВ и ПОМ. Била кандидат за член на ЦК на КПМ (1943–1945), избран делегат на АВНОЈ, член на Главниот одбор на НОФ, одговорен уредник на сп. „Илинденски пат“ (од април 1944), делегат и втор секретар на работното Претседателство на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), референт на Поверенството за информации (од 14. VIII 1944) и уредник на сп. „Македонка“ (од ноември 1944). По Ослободувањето била секретар на Главниот одбор на АФЖ за Македонија (од 15. XII 1944), ја завршила Вишата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ во Белград, била главен и одговорен уредник на в. „Нова Македонија“, директор на Радио Скопје (1952–1961), претседател на Здружението на новинарите на Македонија, потпретседател на Главниот одбор на ССРНМ, член на Извршниот совет на Собранието на СРМ, републички и сојузен пратеник, член на Претседателството на ЦК на СКМ, претседател на Универзитетскиот совет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје и член на Претседателството на СРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Во Скопје 1942 година,* „Просветена жена“, бр. 11, Скопје, 1961, 1; *Средби со Тито во 1941 година,* „Просветена жена“, Скопје, мај 1972, 4-5; *Постојано чекорење напред,* Годишнина на Првата конференција на АФЖ на Македонија, „Просветена жена“, Скопје, декември 1972, 2; *Белешки за хроника – Скопје октомври 1942 – јули 1943,* „13 Ноември“, XI, 11, Скопје, 1972, 6; *За активноста на Одделението за агитација и пропаганда на ЦК на КПМ и на Главниот штаб на НОВ и ПОМ за време на неговиот престој во село Горно Врановци есента 1944 година,* Велес и Велешко во НОВ 1943-15 мај 1945 година, Титов Велес, 1977, 201-204; *Средба со Тито во 1941 година. Спомени,* „Просветена жена“, Скопје, мај 1980, 14-15; *Белешки за хроника,* „Скопје во ослободителната војна и револуција 1941-1945, том I, кн. прва, Скопје, 1984, 167-174; *Подем на информативната и културната акција.* Историските денови на Горно Врановци, Скопје, 1984, 86-91; *Жените на Македонија во борбата за рамноправност,* Незаборавник, НИП „Комунист“, Скопје, 1985.

ИЗВ.: *Извори за Ослободителната војна и револуција во Македонија 1941-1945,* том I, книга прва, втора и трета, Скопје, март 1968; *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941-1945,* Скопје, 1976; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945. Документи,* Куманово, 1988.

ЛИТ.: Петар Трајковски, *Георги Малински – прв есперантист во земјата,* „Наш весник“, XVIII, 666, Куманово, 18. V 1979, 5; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1942 година.* Материјали од научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978 година, Куманово, декември 1979. С. Мл.


Ѓорѓи Малковски

**МАЛКОВСКИ, Ѓорѓи** (Велес, 24. VI 1957) – историчар, научен советник и редовен професор во Институтот за национална историја во Скопје. Основно училиште и гимназија завршил во родниот град (1976), а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје – Група историја (1. X 1980), каде што и магистрирал со темата „Дејноста на бугарската профашистичка организација *Браник* во Македонија 1941-1944 година“ (7. III 1989) и докторирал со темата „Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941-1944 година“ (декември 1994). Работи во ИНИ (од 1. X 1981) како истражувач на Македонија во времето на Втората светска војна. Автор е на поголем број монографски трудови.

БИБЛ.: *Велес и Велешко во Народноослободителната војна 1941–1945.* Спомен-книга на загинатите борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Велес и Велешко, Титов Велес, 1985 (со коавтор); *Монополот во Велес 1919–1945 година,* Титов Велес, 1988; *Борба за слобода,* Титов Велес, 1989; *Свети Николе и Светиниколско од 1912 до 1945 година,* Свети Николе, 1990; *Живееја, се бореа и загинаа во виорот на Револуцијата 1941–1945,* Спомен книга на загинатите борци и жртви на фашистичкиот терор од Свети Николе и Светиниколско, Свети Николе, 1990 (со коавтор); *Бугарската фашистичка организација „Браник“во Македонија (1941–1944),* Скопје, 1992; *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944,* Скопје, 1995; *Крива Паланка и Кривопаланечко низ историјата,* Крива Паланка, 1996 (со коавтори); *Виница и Виничко,* Виница, 1998; *Демир Капија,* Демир Капија, 1998; *Националното движење во Велес од 1919 до 1931 година,* Велес, 1998; *Јовче Ципунов и неговата активност од 1919 до 1931 година,* Велес, 1998 (со коавтор); *Трајко Андреев–Петкановски 1919-1943,* Велес, 1998 (со коавтор), *Долна Бањица – Asagi Banitsa e Poshtme,* Кочани, 2000; *Чашка низ историјата,* Чашка, 2001; *Општина Зелениково,* Зелениково, 2001; *Балисти,* Скопје, 2002; *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941-1944 година,* Скопје, 2002; *Горно Лисиче-Скопско,* Скопје, 2002; *Кисела Вода во Втората светска војна 1941-1944 година,* Скопје, 2003. С. Мл.

**МАЛЦИНСТВА (ЗАЕДНИЦИ) ВО РМ** – групи што се малобројни во однос на остатокот од населението на РМ, чии припадници имаат етнички, религиозни, јазични и расни обележја по кои се разликуваат од мнозинството и негуваат чувство на солидарност насочено кон зачувување на својата култура, традиција, јазик и вера. Уставот на РМ (1991) како синоним за поимот „малцинство“ го употребуваше поимот „националност“. Поимот „заедница“ во РМ, официјално, првпат се употребува во Рамковниот договор (2001) и во амандманите на Уставот од 1991 г. (16. XI 2001). Врз нивна основа и сите правни акти усвоени потоа за означување на поимот „малцинство“ го употребуваат



Трајко Петровски: Ромите во Македонија (2002)

поимот „заедница", не во смисла јазична или културна, туку етничка заедница како клучен концепт за трансформирање на мултиетничкото општество во мултиетничка држава. Амандманот IV на Уставот како малцинства/заедници ги определува „граѓаните што живеат во границите на РМ, кои се дел од албанскиот, турскиот, влашкиот, српскиот, ромскиот, бошњачкиот и другите народи". Така се означени и графите за етничка припадност на пописот од 2002 г., според кои од вкупно 2.022.547 граѓани на РМ, 1.297.981 се изјаснуваат како Македонци, 509.083 како Албанци, 77.959 Турци, 53.879 Роми, 35.939 Срби, 17.018 Бошњаци, 9.695 Власи и 20.993 како други; или 1.310.184 православни, 674.015 муслимани, 7.008 католици, 520 протестанти и 30.820 други, односно, 1.344.815 граѓани со мајчин јазик македонски, 507.989 албански, 71.757 турски, 38.528 ромски, 24.773 српски, 8.560 бошњачки 6.884 влашки и 19.241 други јазици.

ИЗВ.: „Службен весник на РМ, бр. 52/91; „Службен весник на РМ", бр. 91/01; Попис 2002. Т. Петр.


Јанаки Манаки

**МАНАКИ, Јанаки** (с. Авдела, Костурско, 1878 – Солун, 1948) – фотограф и, заедно со постариот брат Милтон, први балкански филмски сниматели (од влашко потекло). Ги завршил Основното романско училиште во родното село и Романската гимназија во Битола, со особен интерес за цртањето, калиграфијата и фотографијата. Потоа бил наставник по калиграфија и цртање во Романската гимназија во Јанина, каде што заедно со брат му Милтон отворил и фото-ателје (1898). По андартското палење на родното село, заедно со брата си, се преселил во Битола (1905), каде што отвориле „Ателје за уметничка фотографија". Од Лондон ја купиле филмската „Камера 300" (1905), со која го снимиле првиот документарен филм „Ткајачки" (за дејноста на жените во нивното семејство: влачење на волната, предење, сновење и ткаење). Заеднички регистрирале и низа значајни настани и моменти од секојдневјето во документарните филмови „Влашкото училиште во Авдела или Училиште на отворено" (1905), „Прославата на Ѓурѓовден", „Македонски ора", „Влашка свадба", „Македонска свадба во Битолско", „Власи номади – Каракачани", „Репресии врз македонското население во Битола", „Прославата на Св. Кирил и Методиј" (1905–1908), „Панаѓур кај Света Недела во Битола и во други места" (1907), „Бесењето на Илинденци" (1908), „Султанот Мехмед Решад во Солун и во Битола" (1911) и др. По бугарската окупација на Битола бил интерниран во Бугарија (1916). По враќањето, заедно со братот Милтон, во Битола отворил кино (1918). Подоцна се преселил да живее во Солун (1935), каде што и починал. Зачуван е голем дел од оставнината од фотографии и филмски материјали – околу 100 краткометражни филмски записи и репортажи со околу 1.600 метри филмска лента од 35 mm, 18.513 фото-негативи и 17.854 фотографии.

ЛИТ.: *Творештвото на браќата Манаки*, Скопје, 1996. С. Мл.


Милтон Манаки

**МАНАКИ, Милтон** (с. Авдела, Костурско, 1882 – Битола, 5. III 1964) – фотограф и филмски снимател (од влашко потекло), помлад брат на Јанаки. Завршил основно училиште и први клас гимназија, а потоа се оддал на изучување на фотографскиот занает кај постариот брат Јанаки. По андартското палење на родното село заедно со брата си, се преселиле во Битола (1905), каде што отвориле „Ателје за уметничка фотографија" и од Лондон ја купиле филмската „Камера 300" (1905), со која го снимиле првиот документарен филм „Ткајачки", а подоцна филмски регистрирале и разни други настани и моменти од секојдневието во документарните филмови „Влашкото училиште во Авдела или Училиште на отворено" (1905), „Прославата на Ѓурѓовден", „Македонски ора", „Влашка свадба", „Македонска свадба во Битолско", „Власи номади – Каракачани", „Репресии врз македонското население во Битола", „Прославата на Св. Кирил и Методиј" (1905–1908), „Панаѓур кај Света Недела во Битола и во други места" (1907), „Бесењето на Илинденци" (1908), „Султанот Мехмед Решад во Солун и во Битола" (1911) и др. Подоцна самостојно го снимил и документарниот филм „Тито во Битола" (1963) и др. Зачувани се околу 100 краткометражни филмски записи и репортажи со околу 1.600 m филмска лента од 35 mm, 18.513 фотонегативи и 17.854 фотографии.

ЛИТ.: Леонид Манаки: *Милтон основоположник на нашата кинематографија.* Разговорот го водеше Томислав Османли. „Екран", XIV, 694, Скопје, 2. III 1984, 42–44; *Творештвото на браќата Манаки,* Скопје, 1996. С. Мл.


Душан Манаковиќ

**МАНАКОВИЌ, Душан** (Скопје, 19. III 1924 – Скопје, 12. VIII 1995) – географ, редовен професор на Природно-математичкиот факултет, Институт за географија. Основно и средно образование завршил во Скопје. Активно учествувал во Народноослободителната војна од 1944 година. По демобилизацијата во 1946 год. работел како службеник во текстилната фабрика „Прогрес", а од 1948 г. во Министерството за индустрија и рударство на НР Македонија. Студиите по географија ги завршил како вонреден студент во 1952 г. Во 1954 година бил избран за асистент на Катедрата за географија на Филозофскиот факултет во Скопје. Во 1960 година докторирал на Природно-математич-

киот факултет во Скопје на тема „Геоморфологија на поречието на Бабуна и Тополка со Титоввелешката Котлина“. Во 1961 г. бил избран во звање доцент, во 1966 г. за вонреден професор, а во 1972 г. за редовен професор, во кое звање е преизбран во 1981 година. Од 1. I 1980 г. е декан на Географскиот факултет. Во редовна пензија заминал во 1985 г. Тој е основач и долгогодишен претседател на Спелеолошкото друштво на РМ, генерален секретар на Сојузот на спелеолозите на СФРЈ, претседател на Феријалниот сојуз при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Бил учесник во следните проекти: „Геоморфологија на Буковиќ“; „Бистра“; „Мариово – комплексни географски истражувања“; „Геоморфолошка карта на Р Македонија“, и повеќе секторски студии работени за Институтот за просторно планирање. Научната активност била ориентирана спрема геоморфологијата и спелеологијата. Т. Анд.


Аргир Манасиев

**МАНАСИЕВ, Аргир Н.** (с. Сеово, Гевгелиско, 1873 – Горна Џумаја, 7. IX 1932) – учител, учесник во Илинденското востание, гевгелиски околиски војвода. Ја завршил Католичката гимназија во Зејтенлик (Солунско). Бил учител во Ново Село и во Негован (Солунско), во Смоквица (Гевгелиско) и на др. места. Член на МРО станал во 1894 г. Од VIII 1901 до VIII 1905 г. бил гевгелиски околиски војвода и делегат на Рилскиот конгрес. Подоцна бил бугарски околиски управник на Гевгелија (1912–1913) и на Струмица (1913–1919).

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 771, оп. 1, а.е. 17, лл. 17-79; *Борбите в Македония и Одринско 1878–1912 – Спомени*, София, 1981. Ал. Тр.

**МАНАСИЕВ (ВЕЧЕРИН), Кирил Стефанов** (Гевгелија, 23. VI 1909 – Софија, 18. IV 1936) – македонски културно-национален и општествено-политички деец, поет, прозаист и драмски автор. Внук од брат на илинденскиот револуционер Аргир Манасиев. Учи во гимназијата во родниот град. По војните со семејството се преселува во Софија (1924) и го започнува страдниот живот на бегалецот поет. Гимназијалецот одвај преживува како физички работник и продавач на јажиња, но тој е главен активист во Гевгелискиот квартал, секретар на Гевгелиското братство и претседател на Читалиштето „Роден крај“. Објавува хумористично-сатирични и социјално-патриотски стихови, раскази, хумористички и драмски текстови во многу дневни и периодични публикации низ Бугарија, главно под псевдонимите: Виолетко, Вио, Лоранс, Л-с, Неранзин и Вечерин. Културно-општествена дејност развива во Гевгелиското братство, а во Читалиштето „Роден крај“ организира собранија и културно-уметнички програми со македонска национална тематика. Особено е близок со роднокрајците Ангел Динев и Митко Зафировски и соработува во нивните публикации „Роден край“ (1933), „Македонски вести“ (1935–1936) и „Македонсказемя“ (1936). Тешко заболен, умира млад во голема сиромаштија.

ЛИТ.: Ангелъ Диневъ, *Кирилъ Манасиевъ (Вечеринъ)*, „Македонски вести“, II, 54, София, 29. IV 1936, 2; Д-р Блаже Ристовски, *Пројави и профили од македонската литературна историја*, I, Скопје, 237–240; Васил Тоциновски, *Род и пород*, Скопје, 2001. Бл. Р.


Јован Манасиевски

**МАНАСИЕВСКИ, Јован** (Гостивар, 21. V 1968) – политичар. Завршил Филозофски факултет (Катедра по социологија) во Скопје. Бил министер за труд и социјална политика и министер за одбрана (2002–2006), пратеник во Собранието на РМ и претседател на Либерално-демократската партија (од 2008). Р.

**МАНАСИЕВСКИ, Јован Јанакиев** (с. Голате, Гостиварско, 27. I 1943) – генерал-потполковник на АРМ. Основно и средно училиште завршил во Гостивар, а Воена академија на ЈНА во Бањалука. Офицерската кариера ја започнал како командир на тенковски вод и чета, а потоа командант на оклопен баталјон и на оклопна бригада. Завршил Командноштабна академија и Школа за народна одбрана. Во АРМ бил командант на корпус, помошник на НГШ за ОНР и заменик на НГШ на АРМ, по што бил пензиониран (8. XI 1999). В. Ст.


Пепи Манасков

**МАНАСКОВ, Пепи** (Велес, 19. VIII 1964) – ракометар. Завршил Виша земјоделска школа во Битола (1989). Бил член на Ракометниот клуб „Борец“ во Велес (1980–1983). Играл за РК „Пелистер“ во Битола (1983–1990), потоа во Франција, Германија и Словенија (осум години) и во неколку домашни екипи (1983–2006). Бил репрезентативец на Југославија (од 1985) и на Македонија (1992– 2001). Играл во квалификациите и на Светското првенство во Египет (1999). Настапил во квалификациите за европски првенства (1996, 1998 и 2000) и во завршните натпревари во Италија (1998). Како најдобар стрелец значајно придонесувал за успесите на екипите во кои играл. Д. С.

**МАНАСТИР** – наоѓалиште на травертин. Се наоѓа на околу 500 m југоисточно од с. Манастир. Наоѓалиштето е многу специфично, бидејќи тоа претставува еден плиоценски седиментационен басен, во кој покрај видовите бигор што се јавуваат во форма на плочи со дебелина и до 10-на метри, во него има и наоѓалишта на дијатомејска земја. Имено, станува збор за преслојување на видови бигор, песоци и силицити со дијатомејска земја најчесто бело-сива, која исто така претставува особен интерес за евентуална експлоатација. Заедничкиот пакет на видовите бигор, песоци и дијатомејска земја во наоѓалиштето Манастир достигнува моќност и до 15 m. Травертините се со нагласен квалитет кој се одразува преку шупликавоста и медено-жолтата боја.

ЛИТ.: Тодор Серафимовски, *Наоѓалишта на неметалични минерални суровини*, РГФ, Штип, 2006. Т. Сер.

**МАНАСТИР АНДРЕЈАШ** – в. *„Св. Андреја“*.

**МАНАСТИР ЗРЗЕ** – в. *„Св. Преображение“*.

**МАНАСТИР КОНЧЕ** – в. *„Св. Стефан“.*

**МАНАСТИР МАТЕЈЧЕ** – в. *„Св. Богородица“*

**МАНАСТИР МАТКА** – в. *„Св. Богородица“.*

**МАНАСТИР НЕРЕЗИ** – в. *„Св. Пантелејмон“.*

**МАНАСТИР ПСАЧА** – в. *„Св. Никола“.*

**МАНАСТИР „СВ. ЃОРЃИ “** – в. *„Св. Ѓорѓи Скоропостижник“.*

**МАНАСТИР ТРЕСКАВЕЦ** – в. *„Успение на Св. Богородица (Манастир Трескавец)“.*

**МАНАСТИР СВЕТИ ЈОАКИМ ОСОГОВСКИ** – в. *„Свети Јоаким Осоговски“.*

**МАНАСТИР СВЕТИ ЈОВАН БИГОРСКИ** – в. *„Свети Јован Бигорски“.*

**МАНАСТИРСКИ БОЛНИЦИ.** Средновековната медицинска доктрина пропагирана од Византија била под контрола на црквата и на нејзините сфаќања што се испреплетувале со проверените медицински знаења. Почетоците на средновековната медицина се јавуваат по црквите и во манастирите. Првите манастирски болници биле пред сѐ хуманитарни установи, во кои се спроведувала духовна и телесна медицина и им се давале совети на болните. Тие одиграле голема улога во развојот на медицинската мисла и хоспитална здравствена заштита кај нас. Св. Кирил и св. Методиј и нивните ученици св. Климент и св. Наум Охридски, освен огромната просветителска дејност, биле и основоположници на медицинската наука, особено на манастирската болничка служба, превентивната и социјалната медицина во Македонија и пошироко. Најстара била Климентовата болница во манастирот „Св. Пантелејмон“ во Охрид (IX в.), потоа „Св. Наум Охридски“, „Св. Врачи“ во Битола, „Св. Јоаким Осоговски“ во близина на Крива Паланка, болницата во манастирот „Св. Архангел Михаил“ посветена на Гаврил Лесновски и др. П. Б.

**МАНАСТИРСКИ ЌЕЛИЈНИ УЧИЛИШТА** – в. *Ќелијни училишта*

**МАНГАРОВ, Игнат М.** (Кратово, 1880 – Куманово, IX 1944) – учител, член на ТМОРО. Завршил педагошко училиште во Скопје (1898). Учителствувал во Гевгелија, Кр. Паланка и на др. места. Бил член на ОК на ТМОРО во Гевгелија (1904–1905). Подоцна бил затворен во Куршумли ан во Скопје (1910). Учествувал во Балканските војни. Бил убиен.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 1, оп. 1, а.е. 1, л. 78; К. Църнушанов, *Македонизмът и съпротивата на Македония срещу него*, София, 1992. Ал. Тр.



Коле Мангов

**МАНГОВ, Коле** (с. Баница, Леринско, 2. VII 1940) – поет, публицист. Член на ДПМ (1977). Автор на збирките поезија: „Гладострав“ (1975), „Вик“ (1979). Покрај Чаповски, Гилевски и Јачев, темата на егејскиот егзодус поетски ја изразува и Мангов. Кон крајот на XX в. некогашниот поет на обездоменоста се свртува кон публицистиката и ги објавува своите книги „За македонските човекови права“ (1995) и „Во одбрана на македонскиот национален идентитет“ (1998). В. М.-Ч.



Крсто Мангов

**МАНГОВ, Крсто** (с. Д’мбени, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1912 – с. Брезница, Костурско, 11. VIII 1949) – учесник во грчкото комунистичко и антифашистичко движење и деец на Македонското националноослободително движење. Бил секретар на Реонскиот комитет на КПГ за Корешта, Костурско. Во МНОД бил претседател на Околискиот одбор на НОФ за Костурско и член на Главниот одбор на НОФ за Егејскиот дел на Македонија. Загинал во с. Брезница од артилериска граната.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**МАНГОВИЦА** – ниска планина што се протега помеѓу Кумановската Котлина на север, Овче Поле на запад, долината на Брегалница на југ и долината на Злетовска Река на исток. Највисок врв е Асаница (874 m). Други поистакнати делови се Грамада (849 m) и Челебиско Трло (731 m). Планината речиси целосно е гола и сиромашна со вегетација, па на нејзините планински страни интензивно е развиена рецентна ерозија на почвата. Т. Анд.



Петар Манговски

**МАНГОВСКИ, Петар** (с. Велушина, Битолско, 19. VIII 1909 – Скопје, 2002) – член на АСНОМ и универзитетски професор, правник. Гимназија завршил во Битола, а Правен факултет во Белград. Докторирал на Правниот факултет во Белград, на тема „Правните аспекти на Арапската лига“. По основањето на Правниот факултет во Скопје, избран за доцент на предметот Меѓународно јавно право (1953), потоа за вонреден (1959) и за редовен професор (1962). Бил член на илегалниот Народноослободителен одбор за градот Битола, член на Првото заседание на АСНОМ (1944), југословенски дипломат во Софија и во Отава (1945–1950) и судија на Врховниот суд на НРМ (1950). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1959–1961). Објавил поголем број научни трудови; автор на првиот учебник по предметот меѓународно јавно право на македонски јазик.

БИБЛ.: *Регионализмот во меѓународното право*, Скопје, 1965; *Меѓународно јавно право*, Скопје, 1975.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**МАНЕВ, Димитар** (Штип, 1948) – сликар, ликовен педагог. Внесува



Димитар Манев, „Бикови во боја“ (2001)

нов сензибилитет во сликарството од крајот на седумдесеттите. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1975). Од 2001 г. живее и работи во Чикаго. Самостојно излагал во Скопје, Загреб, Љубљана, Париз, Чикаго. Неговите дела се наоѓаат во многу јавни и приватни колекции во земјата и во странство. Во седумдесеттите години слика апстрактни, а од осумдесеттите големи фигуративни композиции, во кои ја применува колажната постапка во духот на постмодернизмот. Л. Н.


Коле Манев

**МАНЕВ, Коле** (с. Бапчор, Егејскиот дел на Македонија, 5. IV 1941) – сликар и филмски режисер. Како дете-бегалец повеќе години живеел во детски домови во Романија (1948–1956), каде што го завршил основното училиште, а потоа, враќајќи се во татковината, го завршил Уметничкото училиште во Скопје (1956–1960) и студирал на Ликовната академија во Белград (1960–1964). Член е на ДЛУМ и на ДЛУПУМ. Приредил повеќе самостојни изложби (Париз, Скопје и др. места). Неговиот филм „Баскавските извори" ја освоил првата награда на ТВ фестивалот во Блед (1972), а со долгометражниот документарен филм „Тулгеш" освоил Гран-при на Мартовскиот фестивал во Белград (1977). Бил претседател на ДЛУМ (2006). Добитник е на признанието Почесен витез од областа на уметноста и науката на Министерството за култура на Република Франција. С. Мл.


Елица Манева

**МАНЕВА, Елица** (Битола 1. XII 1947) – археолог, унив. професор. Дипломирала археологија на Филозофскиот факултет во Белград (1972), а магистрирала (1977) од областа на античката археологија. Докторирала (1991) на Филозофскиот факултет во Скопје на тема од областа на средниот век. Од 1973 до 1983 г. работела како кустос во Заводот и музеј Битола, а од 1983 г. како професор по средновековна археологија и ранохристијанска археологија на Институтот за историја на уметноста и археологија на Филозофскиот факултет во Скопје. Вршела научни истражувања на антички и средновековни локалитети (Хераклеја, Битола, Струмица, Демир Капија и др. локалитети во Средното Повардарје). Уредник е на научното списание „Folia archeologica Balkanica" на Филозофскиот факултет.

БИБЛ.: *Хераклеја: Неколку типови и форми на елинистичка и римска керамика од Хераклеја*, Битола, 1977; *Средновековен накит од Македонија*, Скопје, 1992; *Крстеви, средновековна некропола*, Скопје, 2000. Д. З.


К. Манев: Блаже Конески (2003)

**МАНЕВА, Лилјана** (Скопје, 16. IV 1917) – комунистички деец и првоборец. Завршила гимназија во Скопје, а студирала во Белград и на Филозофскиот факултет во Скопје. Како член на СКОЈ и КПЈ (од 1940), член на МК на СКОЈ (1941) и на МК на КПЈ во Скопје (од крајот на 1941). била уапсена (декември 1941 – мај 1942) и интернирана во Бабјак (Разлошко, мај – почетокот на 1943). По враќањето (кон крајот на 1943) била заменик политички комесар на чета во НО баталјон „Јордан Николов" и во Третата македонска НОУБ, секретар на Дивизискиот комитет на КПМ при Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ, раководител на Персоналната служба на Првата корпусна област


Лилјана Манева

(од ноември 1944) и на Политичката управа на ГШ на НОВМ. По Ослободувањето била секретар на Околискиот и на Окружниот комитет на КПМ во Скопје, помошник во амбасадата на ФНРЈ во Софија, заменик министер за земјоделство, претседател на Главниот одбор на АФЖ за Македонија, републички и сојузен пратеник, секретар на Советот за народно здравје на НРМ, член на ЦК и на Организационо-политичкиот секретаријат на ЦК на СКМ, уредник на сп. „Просветена жена", член на Главниот одбор на Сојузот на женските друштва на Југославија, потпретседател на Републичката конференција на ССРНМ, претседател на Одборот за внатрешна политика на Општествено-политичкиот совет на Сојузното собрание, главен уредник на Радио Скопје и прв директор на Македонската телевизија. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Уште нешто за судскиот процес од мај 1942 и за СКОЈ,* Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973, 421-423.

ИЗВ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941-1945,* Скопје, 1976; *Скопје во Ослободителната војна и револуцијата,* Зборник на сеќавања, том I, книга прва, Скопје, 1984.

ЛИТ.: *Скопје во НОВ 1941.* Материјали од научниот собир одржан на 13 и 14 јуни 1972 година во Скопје, Скопје, 1973; *Скопје во НОВ 1942.* Материјали од научниот собир одржан на 10 и 11 април 1975 година во Скопје, Скопје, 1975. С. Мл.


Благоја Маневски

**МАНЕВСКИ, Благоја** (Скопје, 9. IV 1957) – сликар, професор на Факултетот за ликовни уметности, еден од носителите на постмодернистичките тенденции од осумдесеттите. Дипломирал на Факултетот за ликовни уметности во Скопје (1986). Излагал самостојно и групно во Скопје, Белград, Париз, Рим, Минхен, Токио, Лос Анџелес. Користи разни ликовни форми од сликарството, објект, цртеж, фотографија, инсталација, амбиент, до уметноста на релацијата што ги подразбира социјалните аспекти на животот. Л. Н.


Михајло Маневски

**МАНЕВСКИ, Михајло** (Башино Село, Велешко, 24. XII 1937) – правник. Основното и средното образование го завршил во Велес, а Правниот факултет во Скопје (1960). Работел во обвинителството, во судството и во државната власт. Бил заменик јавен обвинител на Македонија (1976–1984 и 2000–2002), министер за правосудство и управа во ИС на СРМ (1986–1991), претседател и член на Државната комисија за спречување на корупцијата (2002–2005) и министер за правда во Владата на РМ (2006–2009). Учествувал на повеќе меѓународни конференции за прашања од организираниот криминал и корупцијата. Објавил повеќе трудови во стручни списанија, како и две посебни книги.

БИБЛ.: *Казнено-правна заштита на јавните финансии – правни аспекти и практични искуства*, Скопје, 2003; *Корупцијата во Република Македонија*, Скопје, 2005. Св. Ш.


Стефан Маневски

**МАНЕВСКИ, Стефан** (Скопје, 25. XII 1934 – Скопје, 12. VIII 1997) – скулптор, професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Придонел во збогатувањето на регистарот на апстрактните форми. Дипломирал (1960) и магистрирал (1963) на Академијата за ликовни уметности во Белград. Ретроспективна изложба имал во Скопје (МСУ, 1999). Неговите почетоци (1963/64) се врзани за инвентивната серија енформелни цртежи, додека пластичните реализации од 1966 г. се концилирани со метални фрагменти (Миг на времето, 1966). Подоцна скулптурите ги сведува на објекти со оптички ефекти и со разбранувана обоена површина (Светлосен информатор 2, 1983).

ЛИТ.: Соња Абаџиева, *Стефан Маневски*, Скопје, 1999. М. Б.-П.

**МАНИ** *(Mani)* – најстар вид и најкуса турска поетска творба. Со оглед на тоа што старите пишувани извори не посветувале доволно внимание на производите на народната литература, сè уште не е расветлено прашањето околу потеклото и историјата на овој вид поезија. Називот мани потекнува од арапскиот збор *ма'на* (значење). Како најрано сведоштво за нивно постоење е „Сејахатнаме" од Евлија Челебија од XVII в. Меѓу првите автори што пишуваат за овој вид поетски творби е Унгарецот Игнас Кунош, кој објавува 401 манија од повеќе региони. Автор на првите објавени творби од овој вид од Македонија е Глиша Елезовиќ.

Во Македонија м. е распространето главно преку усната трансмисија, се среќава во репертоарот на сите генерации, а најомилени и најмасовни се кај помладата популација. Најчестиот термин во Македонија е *мане*, но во некои региони се среќава и како *мартуфал* или *мартифал*. Најмногубројни се творбите составени од четири стиха, а се среќаваат и во поширока форма, кога двата стиха што се додаваат служат за мисловната цел на творбата. За разлика од другите турски поетски творби во форма на четворостих, каде што сите четири стиха претставуваат една мисловна целина, во творбите *мане* првите и вторите два стиха имаат посебна мисловна целина. Меѓу турското население од Македонија се среќаваат две форми на манифестација на м. и два вида исполнители: првата група ја сочинуваат оние кај кои кажувањето е во форма на рецитирање на текстот, а втората група се однесува на вокалните исполнители, кога мелодиската линија е непроменлива без оглед на бројноста на творбите. Друга мелодиска линија може да се сретне кај исполнители од други региони во Македонија.

ЛИТ.: Марија Ђукановић, *Кроз турску народну поезију*, Београд, 1969; Мухан Бали, *Паралели од турската народна литература во соседните земји*, „Македонски фолклор", XI, 21–22, Скопје, 1978, 129; Галаба Паликрушева, *Један Ђурђевдански обичај код Јурука у околини Радовиша*, Рад IX Конгреса фолклориста Југославије у Мостару и Требињу, 1962, 367; Севим Пиличкова, *Manијата кај Турците од Македонија*, Турско народно творештво од Македонија, Народни песни, 1, Скопје, 1986; -, *За ѓурѓовденските обичаи и манија кај Ромите-муслимани од Титов Велес*, „Етнолошки преглед", Београд, 1982, 303 – 30. С. Пил.


Наум Манивилов–Преспански

**МАНИВИЛОВ–ПРЕСПАНСКИ, Наум** (Љубојно, 18. VII 1934 – Скопје, 8. X 1961) – поет. Завршил средно образование. Работел како новинар во в. „Млад борец". Член на ДПМ од 1960. Неговата поезија, иако прекината со прераната трагична смрт, остави силен печат во тогашната развојна етапа на македонската лирика; таа е исполнета со младешки жар и копнеж за слободен израз.

БИБЛ.: *Преспа*, Ск., 1961; *Ноќен патник*, Ск., 1963 – постхумно. Избор од неговото поетско творештво е објавен во редакција и со предговор на Слободан Мицковиќ. П. Гил.

**МАНИФЕСТ НА ГЛАВНИОТ ШТАБ НА НОВ И ПОМ** (1943). По капитулацијата на Италија (почеток на IX 1943) се создала нова ситуација и се наметнала потреба за обнародување на крајната цел на оружената борба на НОД во Вардарскиот дел од Македонија. За донесување таков политички документ од истори-


Манифестот на ГШ на НОВ и ПОМ (1943)

ско значење за македонскиот народ било предвидено на слободната територија да се свика Народноослободително собрание на Македонија. Светозар Вукмановиќ-Темпо, делегатот на Тито при Главниот штаб, ја согледал деликатноста на актуелниот момент и го подготвил текстот на Манифестот на Главниот штаб за создавање македонска државност во Вардарскиот дел од Македонија во рамките на проектираната повоена федеративна југословенска држава, во тоа време уште неофицијализирана. Има искажувања дека текстот го подготвил командантот на ГШ Михајло Апостолски. На предложената содржина имало реакција во ГШ, особено од членот на Штабот Методија Андонов-Ченто, поради објаснувањето за сепаратно решавање на македонското прашање. Темпо не ги прифатил приоритетите Манифестот како програмски документ и сметал дека не може да отстапува од политичката платформа на КПЈ за решавањето на македонското прашање. Затоа Манифестот, без датум и без место на издавање, со имињата на целиот состав на ГШ (без лични потписи) бил умножуван и бил дистрибуиран за прејудицирање на решението на АСНОМ за македонското национално прашање. Уште веднаш бил даден писмен „Приговор“ од АНОК.

ЛИТ.: *Зборник АСНОМ 1944–1964*, Скопје, 1964; Владо Ивановски, *Манифестот на Главниот штаб на НОВ и ПО на Македонија и Кузман Јосифовски-Питу*, Зб., Кузман Јосифовски – Питу, време , живот и дело, Скопје 1995; Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање*, Скопје, 2000. М. Мин.

**МАНО ЗИСИ, Ѓорѓе** – историчар на уметноста, археолог и музеолог. Повеќе години вршел ископувања и истражувал во Стоби. Во доменот на историјата на уметноста, познати се неговите теренски белешки од Охрид со утврдени податоци за малите цркви, како и неговиот осврт за „Св. Софија“ во Охрид.

БИБЛ.: *Света Софија у Охриду*, „Старинар“, VI, Београд, 1931, 123-132; *Мали прилози о живопису XIV века охридских цркава*, „Старинар“, VI, Београд, 1931, 132–135; *Цркве у околини Охрида*, „Старинар“, VI, Београд, 1931, 135-137. Цв. Гр.

**МАНОВ, Дионис** (Валандово, 29. VII 1934) – редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Студирал на Електротехничкиот факултет во Загреб, дипломирал во 1958 г. По дипломирањето се вработил во фабриката за електрични производи „Југ“ во Скопје. Во 1964 г. се вработил во Рудници и железарница „Скопје“. Од 1961 до 1967 г. бил вработен како асистент на Електротехничкиот факултет во Скопје, во 1985 г. е избран за редовен професор. Од 1970 до 1971 г. престојувал на Glarkson College of Technology во Потсдам – Њујорк. Бил продекан и декан на Електротехничкиот факултет во Скопје. М. Чунд.


Панде Манојлов

**МАНОЈЛОВ, Панде** (Породин, Битолско, 2.05.1948) – поет, раскажувач, критичар. Завршил Правен факултет во Скопје. Работи во Редакцијата на „Битолски весник“.

БИБЛ.: *Црвен немир во црвено пламти*, поезија, Битола, 1971; *Созвездие на болот*, поезија, Битола,1977; *Огнена земја*, поезија, Битола, 1983; *Блажевина*, поезија, Битола, 1988; *Обид да се влезе во нулата*, раскази, Ск., 1996; *Лет во сонот над Ајфеловата кула*, поезија на македонски и француски, Битола, 1998; *Талија на битолската сцена*, театарски критики, Битола, 2003; *Песни за Никола и Дамјан*, Битола, 2003 и др.

ЛИТ.: Доне Пановски: *Одгласи*, Битола, 1992. П. Гил.

**МАНОЛЕВ, Иван М.** (Кукуш, 6. XII 1871 – Софија, 9. I 1930) – учител, член на ТМОРО. Ја завршил Солунската егзархиска гимназија (1891) и словенска филологија во Софија (1896). Бил учител во Гевгелија (1898–1899) и член на ОК на ТМОРО во истиот град. Од 1901 г. бил во четата на Гоце Делчев при неговата позната обиколка низ Македонија.

ЛИТ.: *Алманах на завършилите висше образование в СУ „Кл. Охридски“ (1888–1974)*, I, София, 1975. Ал. Тр.

**МАНОЛЕВ, Миле Илиев** (Струмица, 9. X 1948) – бригаден генерал на АРМ. Основно и средно училиште завршил во Струмица. Воздухопловна воена академија на ЈНА завршил во Белград и во Мостар. Бил пилот на ловечка авијација и командир на авијациско одделение. Командноштабна школа завршил во Белград. Ја вршел должноста командант на ВВО и ПВО, помошник на НГШ за ВВ и ПВО на ГШ на АРМ. Бил унапреден во бригаден генерал (18. VIII 1997), а подоцна пензиониран (8. XI 1999). В. Ст.


Миле Манолев

**МАНТОВО** – вештачка акумулација во горниот тек на р. Крива Лакавица, изградена во 1978 г. Браната е земјено-насипна со височина од 49,5 m, должина во круната 138 m и кота на круната од 406,5 m н.в. Има вкупна зафатнина од 54,4 мил. $m^3$ вода. Акумулираната вода се користи за наводнување на околу 4.700 ha обработливи површини во Струмичко-радовишката Котлина. Со нејзината изградба е создадена вештачка бифуркација, бидејќи дел од водите преку канал долг 8.271 m се префрлени од сливот на р. Брегалница во сливот на р. Струмица. Др. В.


Акумулацијата Мантово на Крива Река

**„МАНТОВО“** – камено-земјена брана со глинено јадро, изградена во 1975 г., на реката Лакавица, клучен објект во хидромелиоративниот систем „Мантово“, за наводнување на Радовишко Поле. Браната е висока 37,5 m, во круната долга 138 m, со вкупен волумен на телото 161.000 $m^3$ (камен и земја), формира акумулација од 47,5 милиони $m^3$. Придружни објекти: шахтен преливник, темелен испуст, зафат со тунелски довод на водата. Љ. Т.

**МАНУИЛ** (XI в.) – тивериополски епископ (крајот на XI в.). Како монах го подигнал храмот на манастирот „Св. Богородица Елеуса“ во с. Вељуса, Струмичко, што е посведочено со зачуваниот натпис над западната врата на нартексот на првобитната црква (1080). Архитектурата на Мануиловото завештание и стилско-ликовните особености на фреските укажуваат на негова припадност на Охридската школа.

ЛИТ.: П. Миљковиќ-Пепек, *Вељуса. Манастир Св. Богородица Милостива во селото Вељуса кај Струмица*, Скопје, 1981. Б. Петр.


Лефтер Методиев Манче

**МАНЧЕ, Лефтер Методиев** (Lefter Mantse) (с. Загоричани, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 29. IX 1935) – естетски хирург, трансплантер, унив. професор. Бидејќи татко му Методи Цидров бил затворен во Грција (1945–1961), а мајка му и тројцата браќа (како партизани) биле убиени во Граѓанската војна, бил одгледан од мајкината сестра Јана Манчева, по која го носи и презимето. На 13 години бил однесен во Будимпешта во Унгарија (1948), каде што го завршил основното и гимназијалното образование и Факултетот за физичка култура (1955–1959). Веднаш потоа се запишал на Медицинскиот факултет на Универзитетот во Дебрецен (1959–1965) и, бидејќи дипломирал со одличен успех, бил оставен како асистент-професор на Универзитетската хируршка клиника, кога и објавувал свои трудови во унгарски и во западногермански списанија. Потоа се префрлил во Канада и откако на Универзитетот во Отава ги положил канадските хируршки испити (1973– 1979), во 1980 г. ја отворил првата клиника за естетска хирургија во Отава, како оператор-специјалист за трансплантација на коса, липосукција, пластика на лице, на очи и на гради. Ги обучувал првите македонски и унгарски хирурзи за липосукција и ги објавил првите статии за липосукција во канадски и во унгарски списанија (по 1987). Заедно со син му во 2002 г. ја отворил и меѓународната Клиника за трансплантација на коса „Атлантик“ во Будимпешта (Atlantik Hajatultetesi klinika, Budapest), па оперира паралелно и во Канада и во Унгарија, како и во Скопје. Како патриот и филантроп, често учествува со помош за добротворни цели на институции и поединци и во Македонија. Член е на угледните друштва и институции: The Royal College of Surgeons of Canada; The International Society of Cosmetic Surgery; The American Academy of Facial Plastic & Reconstructive Surgery и членосновач на The American Academy of Cosmetic Surgery и на The International Society of Hair Restoration Surgery.

БИБЛ.: *Liposuction: A new body Sculpturing procedur*, „CMAJ“, vol. 135, November 1986, 975–976; *La liposuccion: Une nouvelle technique de modelage de corps*, „Le journal International de medicine“, 93, 15. V 1987, 181–184; *Liposuction under locak anesthesia: A retrospective analysis of 100 patiens*, „The Journal of dermatologic surgery and oncology“, 13, December 1987, 1333–1338; *Body Sculpturing through liposuction*, „Ontario Medical Review“, 56, June 1987, 648–649; *Testconture valtozas aspiracios lipektomiaval*, „Magyar sebeszet“, 42, 1989, 17–24; *The Importance of patient posicioning in liposuction surgery*, „Plastic and reconstructive surgery“, 98, November 1996, 1123–1124; *Liposuction as primary procedure for treating ptotic abdominal wall*, „American journal of cosmetic surgery“, 14, 1997, 269–274. Бл. Р.


Васе Манчев

**МАНЧЕВ, Васе** (с. Робово, Струмичко, 20. II 1949) – раскажувач, романсиер, поет, драмски писател, преведувач. Завршил Филолошки факултет во Белград. Доктор по филолошки науки. Бил уредник на сп. „Разгледи“. Член на Македонскиот ПЕН центар. Член на ДПМ (1980).

БИБЛ.: „Суша и душа“ (раскази, 1977), „Подгорен корен“ (раскази, 1979), „Клето лето“ (раскази, 1983), „Јадигар“ (драма, 1984), „Кршалнига“ (драма, 1984), „Бледица“ (драма, 1985), „Чинки“ (раскази, 1987), „Подигравки“ (драми, 1988), „Инакво лице“ (роман, 1988), „Тажни свечености“ (избор раскази, 1988), „Насушна сушност“ (раскази, 1989), „Залудни раскази“ (1993), „Големи богови, мали богови и привиденија“ (поема, 1994), „Свирепа вечност“ (поезија, 1995), „Измислена душа“ (раскази, 1996), „Амин“ (роман, 1998), „Сиреч“ (раскази, 1998), „Волшебно време“ (раскази, 2000), „Гротескни деца“ (проза, 2002). Р.

**МАНЧЕВ**, **Томе** (Гевгелија, 25. IV 1950) – композитор. Дипломира (1979) на Одделот по композиција


Томе Манчев

на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. Вл. Николовски). Престојува (1977) на Семинарот по композиција во Грожњан (Хрватска) што го води В. Лутославски. Меѓу многуте млади композитори единствено М. и неговото дело побудиле внимание кај Лутославски. Потоа престојува во Прага на студиско усовршување (1980/81), а подоцна магистрира во класите на професорите Ј. Дворжачек и Ј. Церемуга. Во Софија, кај проф. Д. Сагаев, М. се стекнува (1999) со највисокиот степен – доктор на музички науки, со дисертацијата под наслов „Движењето – суштински елемент кај симфониското творештво“ (објавена во Скопје, 2001). Тој е редовен професор на ФМУ во Скопје. Неговиот опус вклучува дела од речиси сите музички родови. Меѓу позначајните творби се: „Земја од камен и сонце“, за мешан хор (1974), „Санаториумска балада“, за вокал и пијано (1975), Соната ламентозо, за виолина и пијано (1988), „Паганофонија“, за баритон и симфониски оркестар (1988), „Интрада и каприччо“, за сопран, кларинет, виолина, виолончело и пијано (1999), „Песна и танец“, за гудачки оркестар (2000), „Егзодус 2001“, за симфониски оркестар (2001) и др. Б. Орт.


Харалампие Захариев Манчев

**МАНЧЕВ, Харалампие Захариев** (Кочани, 3. II 1898 – Скопје, 14. I 1974) – специјалист педијатар, меѓу првите во Македонија. Основоположник и прв директор на Клиниката за детски болести при Мед. ф. во Скопје. Еден од првите 19 наставници и шеф на Катедрата по педијатрија и основополож-

ник и претседател (1946–1948) на Здружението на педијатрите на Македонија. Со проф. Б. Спиров е еден од основачите и претседател (1954–1955) на МЛД и прв редактор на сп. ММП. Има особени заслуги во борбата против маларијата и откривањето и лекувањето на калаазар во РМ. Бр. Н.

**МАНЧЕВСКИ, Вељо (Велјан)** (с. Броштица, Дебарско, 17. IV 1905 – Скопје, 23. I 1962) – свештеник, учесник во НОБ, прв референт на Верското поверенство при ГШ на НОВ и ПОМ и делегат на АСНОМ. По окупацијата во текот на 1941, како свештено лице се вклучил во НОВ. Од IX 1943 бил назначен за верски референт при ГШ на НОВ и ПОМ и ја организирал првата црковна општина на слободната територија во Дебарца. Го свикал Првиот свештенички собор на 24. X 1943 во с. Издеглавје, Дебарца. Бил затворен од албанските квислиншки власти (1944). По излегувањето од затвор стапил во единиците на НОВ И ПОМ. Учествувал на Првото заседание на АСНОМ.

ЛИТ.: Н. Поповски, *Народнојо и црковнојо родољубие на еден македонски йравославен свешченик*, В. МПЦ, XII/1, Скопје, 1970; Т. и М. Јовчевски, *Рајчица и Рајичкаша йарохија во крајош на XIX и йочешокош на XX век*, Дебар, 2000. Ал. Тр.


Кирил Манчевски

**МАНЧЕВСКИ, Кирил** (Броштица, Дебарско 8. XI 1936 – Скопје, 8. VIII 1975) – пејач. Бил активен во шеесеттите и во почетокот на седумдесеттите години од XX век, како солист и во дует, особено со Виолета Томовска. Тогаш ги остварил антологиските изведби на низа познати песни, како што се: „Девојче тенко, високо“, „Изникнало криво крушче медено“, „Кога си тргнав в туѓина“, „Лино моме Севдалино“, „Ајде сонце зајде“, „Абер дојде Донке“, „Бог да убие дебрани“ и многу други. Неговата интерпретација се одликува со префинетост, лиризам и специфична мелизматика. М. Кол.

**МАНЧЕВСКИ, Милчо** (Скопје, 18. X 1959) – режисер, сценарист, писател, ликовен уметник. Студирал на Филозофскиот факултет во


Милчо Манчевски

Скопје (Историја на уметноста со археологија). Како американски стипендист дипломирал на Факултетот за филм и фотографија во Карбондеји (1982). Од 1985 г. живее во Њујорк и во Скопје. Автор е на над шеесет филмски дела: кусометражни, играни и документарни филмови, видео-спотови, реклamни и долгометражни филмски сценарија, како и на книгата „Духот на мајка ми“ (2000). Раскази и есеи објавува во „New American Writing“, „Corriere Della Sera“, „La Republica“, „Маргина“, „Културен живот“, „Форум“, „Нова Македонија“, „Синеаст“ и др. Автор е на изложбата „Улица“, проследена со истоимената книга со фотографии. *„Пред дождош“* (1994) е неговиот прв долгометражен игран филм, за кој го освои „Златниот лав“ за најдобар филм на 51 Венецијански филмски фестивал и е првиот дебитант (по Андреј Тарковски во 1962) што ја добива оваа награда. Филмов освои 30 други награди и признанија во светот, вклучувајќи ја и номинацијата за „Оскар“ (1995). Во 2000 г. го сними вториот игран филм *„Прашина“*. Сценаријата за филмовите *„Пред дождош“* и *„Прашина“* се објавени во Скопје (на англиски и на македонски) како книги (2001 и 2002). Избран е за почесен амбасадор во Њујорк (2007) за особен придонес во културата на РМ и нејзината афирмација низ целиот свет. Почесен член е на Друштвото на писателите на Македонија. Г. Ст.


Лазар Манчевски - Пинџур

**МАНЧЕВСКИ-ПИНЏУР, Лазар** (Неготино, 21. XI 1922 – Скопје, 7. II 1997) – поет, раскажувач, новинар, автор на компонирани песни, мошне популарни во Македонија, за кои постои интергенерациски интерес. Учесник во НОБ. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје и работел како просветен деец.

БИБЛ.: „Песни за татковината“ (1961); „Поцврсти од камен“, драма (1961); „Градот и љубовта“, поезија (1963); „Разорани лаки“, поезија (1964); „Ми заплакало селото Ваташа“, поезија (1966); „Дијалектика на празникот“, поезија (1966); „Делото на едно дете“, раскази (1972); „Камен и корен“, поезија (1974); „Татко, кажи ми“, поезија за деца (1981); „Раѓање на денот“, раскази (1990); „Патриотски созвучја“, поезија со музика (1991); „Спознанија“, поезија (1995) и „Кога стапнав на оваа земја“, поезија (1995). Г. Т.

**МАНЏУКОВ, Петар** (с. Мирковци, Скопско, 27/13. VII 1878 – ?, 1. I 1966) – раскажувач, револуционер-анархист, активен учесник во македонското револуционерно движење во илинденскиот период. Автор на знаменитата мемоарска книга „Предвесници на бурата“, во која воведува возбудливи настани од поновата историја на Македонија. Сестричник на владиката Натанаил Зографски од с. Кучевиште. Пишувал на бугарски и на македонски јазик. Основно образование завршил во Пловдив, една година учел во Военото училиште во Софија, продолжил во гимназијата во Пловдив, од каде што бил истеран поради револуционерна активност. Завршил Педагошко училиште, студирал хемија на Женевскиот универзитет во Швајцарија. Таму му пристапил на Тајниот македонски револуционерен комитет (1898) и учествувал во уредувањето на в. „Отм'штение“, орган на македонските револуционери-терористи. Во 1899 г. се вратил во Македонија, учителствувал во Скопје, каде што поради револуционерна дејност бил затворен, а по Ослободувањето бил протеран во Бугарија. Учествувал во подготвувањето диверзантски акции во Цариград (1900). Близок до Гемиџиите во Солун. Во Софија се запознал со Гоце Делчев и неколку месеци бил во неговата чета во Македонија. Бил против кревањето востание, а по започнувањето учествувал во извршувањето диверзија на железничката линија кај гр. Кулели Бургаз (1903). По повеќегодишен прекин, завршил шумарство на Универзитетот во Нанси во Франција и се вратил во Бугарија, каде што работел како шумарски инженер. Меѓу двете светски војни живеел во Пловдив, каде што и починал. Оставил зад себе богата прозна белетристика и мемоаристика, како и преписка со македонски револуционери. Спаѓа во категоријата автори со префинет и истенчен вкус.

БИБЛ.: *Предвесници на бураша*, I. Предговор и превод Ванчо Механџиски, Скопје, 1997.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Револуционерната дејносш на Пешар Манџуков до 1898 година*, зб. „Малку познати и непознати учесници во македонското ослободително движење во XIX и почетокот на XX век", Скопје, 1995. К. Мин. и Г. Т.



Вокално-инструменталната група „Мањифико"

**„МАЊИФИКО"** – вокално-инструментална група. Основана во 1959 г. Нејзини членови биле: Панче Кочовски (гитара, вокал), Крсто Таушанов (гитара, вокал), Невена Кочовска (вокал) и Петар Гелев (гитара, вокал, удиралки). Го негувала латиноамериканскиот мелос. М. одржала над 3 000 концерти во над 30 земји, издала 34 сингл и 6 ЛП-плочи, едно ЦД и една видеокасета. Снимиле 360 песни, а најголеми хитови се: „Марија, Марија"; „Hace un ano"; „La bamba"; „Guantanamera"; „Vaja con diosé"; „Cumba, cumba kero"; „Zamba del grilo" и др. Престана да работи во 1990 г. М. Кол.

**МАРГАРИТ** (VII в.) – титуларен епископ на Стоби во втората половина на VII в. Учествувал на Трулскиот црковен собор, одржан во Цариград (692). Титуларен, бидејќи не е потврдено постоењето на неговата епископија во Стоби во втората половина на VII в.

ЛИТ.: Р. Братош, *Ранохрисшијанскаша црква во Македонија и нејзиниош однос сйрема Рим*, Трета програма на Радио Скопје, бр. 44 1990. К. Аџ.

**МАРДАРИЈ I** (XVII в.) – цетински митрополит (1637–1647) од македонско потекло. Во целото време на неговото архипастирување бил во преговори со папата за примање унија со Рим. Имал тешкотии од османлиските власти. Дури еден период бил и в затвор. Уживал углед кај верниците, особено меѓу свештенството и монаштвото.

ЛИТ.: *Православље у Црној Гори*, Цетиње, 2006. Ал. Тр.

**МАРЕШ, Франтишек Вацлав** (František Vaclav Mareš) (Бенешов, Чешка, 20. XII 1922 – Виена, Австрија, 3. XII 1994) – чешки славист, унив. проф. Студира на КУ во Прага, каде што докторира во 1950 г. (дисертација за Прашките одломки). Соработник на Стсл. речник



Вацлав Франтишек Мареш

(Словенски институт при АВ ЧР), од 1968 г. проф. на Универзитетот во Виена. Член на повеќе академии: ÖAW, PAN, МАНУ (од 1980), HAZU. Носител на бројни проекти и организатор на меѓународна соработка. Во научниот опус доминираат неколку подрачја. Како прво, споредбената словенска граматика, а специјално историскиот развој на фонолошкиот и морфолошкиот систем, и во тие рамки и развојот на македонскиот јазик. Неговите македонистички трудови опфаќаат широк дијапазон прашања, почнувајќи од старословенските почетоци на македонската писменост, преку цсл. период до современата состојба на македонскиот јазик. Компаративистичкиот пристап му овозможува да се согледаат специфичностите на македонскиот јазик како во однос на другите словенски јазици, така и во балканскиот контекст. Автор е на првата граматика на совр. мак. јазик за чешкото јазично подрачје. Трудовите од областа на словенската филологија се однесуваат на отворените кир.-мет. проблеми, на стсл. и цсл. лексикографија. Член на редакцијата и соавтор на *Slovnik jazyka staroslovenskeho,* (Praha, 1966–1997) и гл. ред. на *Rjecnik crkvenoslavenskoga jezika hrvatske redakcije* (Zagreb, 1991 и сл.). Бројни трудови му се посветени на стсл. јазик и на одделни стсл. и цсл. текстови; приредува едиции на Синајскиот палимпсест (→ *Фраīменши на īлаīолички сшсл. шексшови*), на новиот дел од Синајскиот пс. (→) и на чешко-цсл. текстови. Неговата библиографија содржи 364 позиции.

ДЕЛА: (избор) *An Anthology of Church Slavonic Texts of Western (Czech) Origin*, Munchen, 1979; *Fragmentum glagoliticum evangeliarii palaeoslovenici in codice Sinaitico 39 (palimpsestum)*. Anzeiger der Phil.=hist. Kl. der ÖAW 117, 1980, 139-152 (со M. Altbauer); *Psalterii Sinaitici pars nova (monasterii s.Catharinae codex slav. 2/N)*. Ad editionem praeparaverunt P. Fetkova, Z. Hauptova, V. Konzal, L. Pacnerova, J. Svabova, sub redactione F. V. Mares, Wien 1997; *Diachronische Phonologie des Ur- und Fruhslavischen*. Herausg. und red. von A. Bergemayer und G. Holzer, Schriften uber Sprachen und Texte. Herausg. von G. Holzer. Frankfurt am Main ..., B. 4. 1999 (избор на трудови од областа на истор. и споредб. фонол. на слов. јазици); *Cyrilometodejska tradice a slavistika*. Edd. E. Blahova, J. Vintr, Praha 2000 (избор на трудови од областа на словенската филологија); *Diachronische Morphologie des Ur- und Fruhslavischen*. Herausg. und red. von A. Bergemayer, Schriften uber Sprachen und Texte. Herausg. von G. Holzer. Frankfurt am Main ..., B. 5. 2001 (избор на трудови од областа на истор. и споредб. морф. на флективните слов. јазици).

ЛИТ.: J. Vintr, E. Blahova, *Bibliografie F. V. Marese*, Cyrilometodejska tradice a slavistika., Praha, 2000, 674-705. Зд. Р.



Лист од Мариинското евангелие со ликот на евангелистот Св. Лука (XI в.)

**МАРИИНСКО ЕВАНГЕЛИЕ** – глаголичко четвероевангелие од првата пол. на XI в., 174 л., од кои еден (134) е испишан со подоцнешна кирилица. Се чува во Москва, РГБ, сигн. Григ 6, одн. Муз 1689, ф. 87 (172 л.) и во Виена, Народна библ., сигн. Cod. Slav. 146 (2 л.). Пронајдено во 1844 г. во Богородичиниот скит на ман. Ксилург на Св. Гора од В. И. Григорович. Наспроти постоењето на повеќе понови црти во фонетиката, архаичните особености во морфологијата и лексиката упатуваат на мошне архаична предлошка. Јагиќ смета дека предлошката била македонска, но со оглед на некои фонетски црти, заеднички со српското дијалектно подрачје, помислува на српски препишувач. Поради тоа преписот неретко се лоцира во Северна Македонија, но можно е и да бил извршен на Света Гора, како што посочува Б. Конески, кој познатите примери со промената ѫ, ѹ, при едновремената отсутност на деназализација на малата носовка ги толкува како русизми. Јазичните особености прв детално ги опишува Јагиќ во своето издание на ракописот.

ЛИТ.: (избор) V. Jagic, *Quattuor evangeliorum versionis palaeoslovenicae Codex Marianus glagoliticus. Мариинское чешвероеванīелие*, Berolini-Sanktpeterburg 1883, repr. Graz 1960 (изд., кир. транскр., лакуни дополнети од Дечанското ев. од 13 век: Mt1–5:24, и од Зографското ев., крит. апарат, детална лингв. анализа, index verborum); Б. Конески, *О Мариjинском јеванђељу*, ЈФ, 42, 1986, 67–70. Зд. Р.

**МАРИЈА** (XI в.) – внука на царот Јован Владислав, ќерка на неговиот син Трајан. Поседувала надворешна и внатрешна убавина, муд-

рост и благороден карактер (Вриениј). Во бракот со Андроник Дука имала две ќерки, постарата Ирина станала византиска царица, жена на императорот Алексиј I Комнин.

ЛИТ.: B. Leib, *Anne Comnène Alexiade*, I, Paris, 1937; Анна Комнина, *Алексиада,* ед. Я. Н. Любарски, Москва, 1965. К. Аџ.

**МАРИЈА** (X–XI в.) – македонска царица, жена на Јован Владислав. Во бракот имала шест сина и шест ќерки. По смртта на Јован Владислав (1018) со тројцата синови и шесте ќерки во Охрид му се предала на Василиј II, кој ја почестил со титулата зоста (дворска дама) и ја испратил со децата во Цариград.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Sinopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.

**МАРИЈА (Маргарита)** (1175–1223) – унгарска принцеза, византиска царица, жена на Бонифациј Монфератски, господарот на Солун. По смртта на првиот маж (Исак II Ангел), се омажила за маркизот Бонифациј од Монферат (1204). Со него го родила синот Димитриј, идниот солунски крал. Кога ситуацијата во Солун се влошила, се вратила во Унгарија (1223).

ЛИТ.: J. Longnon, *L'Empire latin de Constantinople et la Principaute de Moree*, Paris, 1949, 14, 58–59, 70, 82, 92, 100, 163. К. Аџ.

**МАРИЈА** (Охрид, X–XI в.) – Македонка од Самуиловиот двор, една од сопругите на рускиот владетел св. Владимир, мајка на светите браќа Борис и Глеб. Св. Владимир е покрстителот на Русија, а со Марија се прародители на христијанството во Русија. Нивните синови се првите руски светии.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литература и национална историја,* Скопје, 1989; Ратомир Грозданоски, протоѓакон, *Нашитеековни врски со Руската православна црква*, Зб. Македонско-руски врски во XIX и почетокот на XX век, Скопје, 1996. Рат. Гр.


Панта Марина

**МАРИНА, Панта** (Митровица, 1910 – Скопје, 1993) – правник, универзитетски професор и судија. Основно училиште завршил во родното место, а гимназија во Скопје (1929). Дипломирал на Правниот факултет во Белград (1934), каде што и докторирал со одбрана на докторската теза „Редовните правни лекови во кривичната постапка во ФНРЈ" (1958). Избран за предавач по предметот кривична постапка на Правно-економскиот факултет во Скопје (1953), за доцент (1954), за редовен професор на Правниот факултет во Скопје (1962). Бил претседател на Врховниот суд на Македонија (1949 и 1967 г.) и сојузен јавен обвинител (1967–1974). Автор е на поголем број научни трудови и учебници од областа на кривичната постапка.

БИБЛ.: *Теорија на кривичната постапка*, книга прва и книга втора, Скопје, 1958; *Кривична постапка на СФРЈ*, Скопје, 1979.

ЛИТ.: *Правен факултет- Педесет години, 1951–2001*, Скопје, 2001. Гор. Л.-Б.


Димитри Мариновски

**МАРИНОВСКИ, Димитри** (Охрид, 14. IX 1928) – оперски певец, баритон, првенец на Операта на МНТ. Пеење учел кај повеќе вокални педагози, меѓу кои проф. М. Симиќ-Матиевиќ (Белград) и проф. М. Борчиќ (Загреб). Во Операта на МНТ е во постојан работен однос од 1952 до 1983 г., но и понатаму, до 1994, учествува во реализацијата на нејзиниот репертоар. Во меѓувреме (1961–1975) е ангажиран како солист во Новосадската опера. Остварил повеќе од 15 главни улоги, од кои позначајни се: Риголето, Набуко, Магбет, Холанѓанинот скитник (во истоимените опери), Јаго (*Отело*), Скарпија (*Тоска*), Родриго-Поза (*Дон Карлос*), Амонасро (*Аида*). Поседува моќен гласовен потенцијал, добра пејачка школа и сигурен артистички настап на сцената. Гостувал во Грција, Египет, Бугарија, Турција, Романија, Италија. Ф. М.

**МАРИОВО –** област во јужниот дел на РМ. Го зафаќа средното сливно подрачје на Црна Река. Претставува една природна целина, заградена со високи и средновисоки планини како: Ниџе и Кожув од југ, Селечка Планина од запад, Дрен Планина од север и Козјак со некои разграноци на


М. Малахова: Мариовска женска народна носија (1953)

Кожув од исток. Зафаќа површина од 1.038 km и се дели на два дела: Горно или Старо Мариово, кое се простира во долниот тек на р. Црна во Мариово и Долно или Младо Мариово, кое го зазема горниот слив на оваа река во Мариово. Меѓутоа, повеќе е раширена поделбата на битолско, при-


Мариово, Камен Мост кај селото Зовиќ

лепско и кавадаречко Мариово. Тектонски, областа со еден дел е вклопена во Вардарската зона, а со друг во Пелагонискиот хорстантиклинориум. Во геолошката градба учествуваат седиментни, метаморфни и магматски карпи со различна старост. Релјефот го составуваат три морфолошки целини: високи планински била, еруптивно-ерозивни површини и ридови и делумно рамно дно. Климата е локална со медитеранско влијание во најнискиот дел. Просечната годишна температура на воздухот во Старавина изнесува 12,4°С, а просечните годишни врнежи 573 mm. Главна река е Црна, која во Мариово изградила една од најубавите клисури во Македонија – Скочивирската Клисура. Во М. постојат 28 села населени со Македонци, сите се во фаза на раселување. Во 1961 г. во нив живееле 13.403 ж., а во 2002 г. останале само 830 ж. Се занимаваат со сточарство.

ЛИТ.: Александар Стојмилов и др., *Мариово*, Географски факултет, Скопје, 1984. Ал. Ст.

**МАРИОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (крајот на јуни – почетокот на октомври 1944) – територијален партизански одред на НОВ и ПОМ при Командата на место за Мариово. Негова основна задача била заштитата на слободната територија во Мариовско, мобилизација и прифат на новите борци на НОВ и ПОМ и сл. По расформирањето, боречкиот состав бил прераспределен во бригадите на НОВ и ПОМ во Прилепското воено подрачје.

ЛИТ.: Д-р Миле Михајлов, *Военозадninските органи во Народноослободителната војна на Македонија (1941-1945),* ИНИ, Скопје, 1992; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1944 – 15 мај 1945 година* Материјали од научниот собир одржан на 14, 15 и 16 март 1983, I-III, Скопје, 1985. С. Мл.

**МАРИОВСКО-ПРИЛЕПСКА БУНА** (1564–1565) – буна против власта на османлиската држава во Македонија. Почнала како локална буна во Мариово (во летото 1564) и се проширила во градот Прилеп. Тамошните власти не успеале да ја задушат и во септември примила карактер на востаничко движење. Интервенирала централната власт. Со султанска заповед (3. X 1564) бил задолжен скопскиот бег со прилепскиот кадија да преземат енергични мерки за смирување на побунетиот крај. За ширењето на Востанието и за неговото масовизирање придонело учеството и на свештениците, меѓу водачите биле попот Димитрија од с. Градешница и поп Јаков од с. Старавина. Била издадена нова султанска заповед (4. XII 1565) за преземање поефикасни мерки за воспоставување ред и за враќање на мирот во побунетиот крај. Востанието било задушено (до крајот на 1565), тоа повлијаело врз забавувањето на процесот на почифликување и во спречувањето на исламизацијата на Мариовско.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Прилог кон историјата на борбите на нашиот народ во 16 и почетокот на 17 век против турската власт*, „Нов ден“, 5, Скопје, 1948; Михајло Миноски, *Ослободителни движења и востанија во Македонија (1564-1615)*, Скопје, 1972. М. Мин.

**МАРИЧКА БИТКА** (26. IX 1371) – пресудна турско-македонска битка на р. Марица. По освојувањето на Галиполе (1354) Османлиите започнуваат да ги напаѓаат териториите на деспотот Углеша и ги загрозуваат териториите на Византија и Бугарија. Браќата Мрњавчевци воено им се спротивставуваат, подготвуваат војска од 20.000 луѓе и ја ограбуваат и ја опожаруваат Тракија и потоа се враќаат. Османлиите го следат нивното движење од планините и со 3.000 војска ја напаѓаат задницата на непријателската војска. Во раните часови на 26 септември кај тракиската крепост Черномен, изненадени од Османлиите, Мрњавчевци претрпуваат пораз и двајцата браќа загинуваат со голем дел од војската. Оние што не загинале во битката, биле фатени и одведени во ропство.

ЛИТ.: Г. Острогорски, *Историја на Византија,* Скопје, 1992; Цветан Грозданов, *Маричката битка и вазалитетот на Крал Марко (Марко Крале) и живописот на Марковиот манастир,* Предавања на XXIV меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Охрид, 2–21 VIII 1991, Скопје, 1993, 118-119; *Историја на македонскиот народ,* I, Скопје, 2000; Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија*, Скопје, 2000. Б. Р.-Ј.



Ѓорѓи Марјановиќ

**МАРЈАНОВИЌ, Ѓорѓи** (с. Стара Моравица, Србија, 6. V 1939) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршил во Куманово и во Скопје. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1962). Магистрирал на Правниот факултет во Загреб (1968), а докторирал на Правниот факултет во Скопје на тема „Правната положба на осуденикот по издржаната казна“ (1973). Избран за асистент по предметот кривично право на Правниот факултет во Скопје (1965), за доцент (1974) и за редовен професор (1993). Превел неколку дела од: Карл Маркс, Гинтер Кајзер и Штефан Цвајг (од германски на македонски), Антоан де Сент-Егзипери и Марсел Пруст (од француски на македонски јазик). Основач и лидер на политичката партија Лига за демократија. Објавил повеќе од сто научни и стручни трудови од областа на кривичното право.

БИБЛ.: *Македонско кривично право – општ дел,* Скопје, 2003.

ЛИТ.: *Правен факултет- Педесет години, 1951–2001*, Скопје, 2001. Гор. Л.-Б.




Карта на Маричката битка (1371)

**МАРКИЛОВ, Сократ** (с. Бутково, Демир Хисар, Егејскиот дел на Македонија, 12. IV 1921 – Струмица, 4. VIII 1993) – македонски национален деец во Бугарија по Втората светска војна. Во војната дезертирал од бугарската армија и стапил во антифашистичкото движење. Поради својата македонска национална определба бил прогонуван од бугарските државни органи (по 1956). Основал тајна Независна македонска организација – „Илинден“ (1968) во Пиринскиот крај и меѓу македонската емиграција. Бил уапсен (1973) и осуден на 5 години затвор (1974). Бил еден од основачите на легалната Обединета македонска организација (ОМО) – „Илинден“ (IV 1990).

ИЗВ.: *Сӣомени на Сокраӣ Маркилов* (снимени на магнетофонска лента од Васил Јотевски), мај-јуни 1991.

ЛИТ.: Стојан Георгиев-Томовичин, *Македонија над сè,* Битола, 1990. В. Јот.

**МАРКИЌ, Зденко Ловров** (Загреб, 4. VIII 1942) – ветеринар, редовен проф. на Ф. вет. мед. во Скопје. Докторирал на Вет. ф. во Загреб. Има објавено 35 научни и стручни трудови. Во СФРЈ прв ја изолирал бактеријата Yersinia enterocolitica кај свињите. Автор е и коавтор на 3 книги од областа на здравствената заштита кај свињите. М. Д. – Ј. Б.



Кралот Марко, фреска на столб во црквата „Св. Архангел“ во Варош, Прилепско (1871)

**МАРКО** – крал во Македонија (1371–1395), син на Волкашин, ктитор на фрескоживописот во манастирските цркви „Св. Архангели“ во Варош (Прилеп) и „Св. Димитрија“ (Марков манастир) во с. Сушица (Скопско). Портретите на кралот Марко се насликани во 1371 г. на западната фасада на црквата „Св. Архангели“, а во 1376–1377 г. (на двапати) во црквата „Св. Димитрија“. Се спомнува како донатор на црквата „Св. Недела“ во Призрен.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Новооӣкривени ӣорӣреӣи краља Марка и краља Вукашина у Марковом манасӣуру*, „Зограф“, 1, Београд 1966; 28-29; В. Ј. Ђурић, *Три доīађаја у срӣској држави XIV в. и њихов одјек у сликарсӣву*, „Зборник за ликовне уметности“, 4, Нови Сад, 1969, 87-97; Н. Ношпал-Никуљска, *За кӣиӣорскаӣа комӣозиција и наӣисоӣ во Марковиоӣ манасӣир с. Сушица, Скоӣско,* „Гласник на ИНИ“ ,15, Скопје, 1971; З. Расолкоска Николовска, *Кӣиӣорскиоӣ ӣорӣреӣ во ѕидноӣо сликарсӣво во Македонија*, Цивилизациите на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995, 216-217; М. Бошкоски, *Кралоӣ Марко во еӣиīрафскиӣе сӣоменици и заӣисиӣе*, Кралот Марко во историјата и во традицијата, Институт за старословенска култура, Прилеп, 1997. З. Р.-Н.

**МАРКО** (IX – X в.) – деволски епископ (прва пол. на X в.). Бил ученик на св. Климент, потоа и на св. Наум. Ја продолжил нивната работа во организирањето на Охридската книжевна школа. По негова наредба еден анонимен ученик на св. Наум го создал „Првото Наумово словенско житие“, во кое житиеписецот го нарекол епископот Марко „четврти епископ на словенскиот јазик“.

ЛИТ.: Ј. Белчовски, *Охридскаӣа архиеӣискоӣија од основањеӣо до ӣаīањеӣо на Македонија ӣод ӣурска власӣ*, Скопје, 1997. Б. Петр.

**МАРКО КРАЛЕ** (познат во народното творештво како: Крале Марко, Крали Марко, Марко Кралевити, Кралевиќ Марко, а во историските извори како: „младиот крал Марко“, „благоверен Крал Марко“) (Прилеп, ок. 1346 – Ровине, кај Крајова, Влашко, 17. V 1395) – последниот крал на Македонија (1371–1395), најстариот син-наследник на кралот Волкашин. Како 16-годишен во 1361 г. бил пратен во државничка мисија во Дубровник. Веројатно учествувал во битката на кралот Волкашин и брат му деспот Углеша на Косово во 1369 г. против српските војски на кнезот Лазар Хребељановиќ, жупанот Никола Алтомановиќ и царот Урош, кога победиле војските од Македонија и бил заробен царот Урош. Во една грамота на кралот Волкашин за Дубровничката Република (5. IV 1370), покрај името на кралицата Елена, се наведени и двајцата најстари синови Марко и Андреја, но без титули. Во натписот на призренската црква „Св. Недела“ (пред август 1371) е веќе наведено дека црквата била зографисана „по наредба на младиот крал Марко“. Во јуни 1371 г. кралот Волкашин со синот Марко со војската се наоѓале кај Скадар, готови (во содејство со роднините Балшиќ и со помош од Венеција) одново да го нападнат жупанот Н. Алтомановиќ, но по повикот од деспот Углеша за опасноста од пробивот на Османлиите, походот е прекинат и војската е насочена кон Источна Тракија. Во Маричката битка (26. IX 1371) кралот Волкашин и деспот Углеша не успеале воено да го спречат пробивот на Османлиите во Европа, катастрофално биле поразени, па и самите загинале.

Марко ја наследил татковата кралска круна и ја продолжил династијата, со седиште во Прилеп. На западната фасада на црквата „Св. Архангел“ во Варош (1371 или 1372) се зографисани посебно кралевите Волкашин и Марко, а над јужната врата на црквата „Св. Димитрија“ во Марковиот манастир се претставени со кралските



Црквата „Св. Димитрија“ (Марков манастир), с. Сушица, Скопско (XIV в.)

инсигнии и врз пурпурен фон двајцата прилепски кралеви. На свитокот во левата рака на Марко на државниот старословенски јазик пишува: „Јас во Христа Бога благоверен крал Марко го создадов и го испишав овој божествен храм“, додека во реставрираните натписи се зачувани и податоци за целото кралско семејство и за ктиторите: „Се обнови овој пребожествен храм на светиот великомаченик Христов победоносец и чудотворец Димитрија со усрдието и поспешението на благоверниот крал Волкашин и со благоверната кралица Елена и со превозљубените нивни ќерки и синовите благоверниот крал Марко и Андрејаш, Иваниш и Димитрија во годината 1377, а овој манастир почна да се ѕида во 1345 во дните на благоверниот цар Стефан и христољубивиот крал Волкашин, а се заврши во дните на благоверниот и христољубив крал Марко“. Дополнителна потврда на податоците за семејството се наоѓаат и во опширниот натпис на ѕидот на црквата „Св. Андреја“ крај езерото Матка (Скопско), изградена во 1389 г. од самостојниот владетел на дел од Северозападна Македо-



Кралот Марко, фреска од Марковиот манастир (XIV в.)

нија вториот Волкашинов син Андрејаш: „... се создаде и се испиша... со трудот и со подвигот на христољубивиот раб божји Андрејаш, вториот син на благоверниот крал Волкашин и на кралицата Елена – монахињата Елисавета“.

Единствените две зачувани фрески го претставуваат вистинскиот, мошне сугестивен лик на кралот Марко. Тој ковел свои пари во сопствената ковачница во Охрид (свои пари сечеле и мајка му Елена-Елисавета и брат му Андрејаш), градел цркви и манастири во диецезата на Охридската архиепископија, ја закрепнал економијата, се замешал во дворските војни на византиските владетели и, според силите, ги бранел своите граници. Некои периферни области, меѓутоа, му биле одземени од соседите: Андреј Гропа го зазел Охрид, Ѓураѓ Балшиќ го откинал Призрен, браќата Јован и Константин Драгаш зафатиле добар дел од Источна и од Централна Македонија, додека Вук Бранковиќ влегол во Скопје (1392). Кралството се одржало цели две децении, сè до Марковата смрт, кога загинал (заедно со Константин Драгаш) како султанов вазал во битката со влашкиот христијански војвода Мирчеа. Народот не можел да се помири со таквата судбина на својот крал и преданието пренесува дека непосредно пред битката Марко божем рекол: „Го молам Господа да им биде помошник на христијаните, па нека бидам првиот меѓу мртвите во оваа борба“.

Бидејќи Марковото кралување го симболизирало последниот слободен живот и развиток на народот во Македонија пред долговековното османлиско ропство, тоа нашло силен одраз во народната традиција, во песните, преданијата и легендите и се создал ненадминат мит. Во 1845 г. рускиот славист В. Григорович сведочи: „Во сите видени краишта [во Македонија] јас не слушнав други имиња, освен на Александар В.[елики] и Марко Кралевиќ. И едниот и другиот живеат во споменот на народот во многу општи ликови“. До денеска многу топоними во Македонија го носат неговото име и ја слават неговата сила и моќ. Портретите во црквите (застанат во кралската одора со татко му) го крепеле споменот на генерациите за верата и храброста во борбите за слобода, пренесувајќи ја легендата дека Марко не е мртов, туку скриен во пештера и го чека денот кога ќе рипне од темнината за да го ослободи народот. Во тој дух е стихотворбата „Крале Марко“ (1914) од Д. Чуповски, а К. Мисирков (1923) му предочи на светот: „Крале Марко е син и гордост на Македонија и еден од тројцата завојувачи што го разнесоа името на својата татковина далеку од нејзините граници“. По Александра Македонски и Светите Кирил и Методиј, тој го наведува и третиот: „Крале Марко ги потчини под својата власт и под онаа на македонската муза сите народни певци и народи на Балканскиот Полуостров“.

Драматичниот државен и личен живот на Марко давал богати можности за изградбата на Марковиот епос и мит. Бил женет со Елена, ќерка на Радослав Хлапен, која по смртта на Волкашина ја оставил и му ја зел жената на владетелот на Полог Гргур Бранковиќ Теодора. Во новите политички зближувања и интереси, Марко му ја дал на дедо му Радослав својата втора жена Теодора, а како замена си ја вратил назад својата „првовенчана“ Елена. Но околу 1374/75 г. таа му се премажила за албанскиот благородник Јован Спат и тој останал и без жена и без пород и наследник. Ваквите брачни односи дале добра основа за народната традиција и настанал богатиот кралимарковски циклус во македонското, па и во јужнословенското народно творештво. Сликата ја комплетирала и судбината на браќата: Иваниш загинал кај Берат во битка со Османлиите (1385), а Андрејаш и Димитри ко-

нечно ја напуштиле Македонија (1394) и се ставиле во служба на унгарскиот крал Жигмунд.

ЛИТ.: Мавро Орбин, *Краљевство Словена,* Београд, 1968; К. П. Мисирковъ, *Южно-словянскія эпическия сказанія о женитьбѣ короля Волкашина въ связи съ вопросомъ о причинахъ популярности короля Марка среди южныхъ словянъ*, Одесса, 1909; Е. П. Наумов, *Южнославянский эпос и проблемы сербского средновековия*, зб.: Славянский и балканский фольклор, Москва, 1971; Раде Михаљчић, *Крај српског царства,* Београд, 1975; Георгије Острогорски, *Серска област после Душанове смрти*, Београд, 1965; Христо Матанов, *Югозападните земи през XIV век*, София, 1986; Д-р Коста Балабанов, *Новооткривени портрети краља Марка и краља Вукашина у Марковом манастиру,* „Зограф“, 1, Београд, 1966; Нада Ношпал-Никуљска, *За ктиторската композиција и натписот во Марковиот манастир – село Сушица, Скопско*, „Гласник“, XV, 2, Скопје, 1971, 225–238; истата, *Прилог за манастирот Св. Андреја на р. Треска – на брегот на езерото Матка*, зб.: Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија, I, Скопје, 1975; Сима Ћирковић, *Поклад краља Вукаина*, „Зборник Филозофског факултета“, XIV, 1, Београд, 1979, 155–163; Цветан Грозданов, *Маричката битка, вазалитетот на Крал Марко (Марко Крале) и живописот на Марковиот манастир*, зб.: Предавања на XXIV меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Охрид, 2–21. VIII 1991 година, Скопје, 1992; *Kралот Марко во историјата и традицијата. Прилози од научниот собир одржан по повод 600-годишнината од смртта на кралот Марко*, Прилеп, 23–25 јуни 1995 година, Прилеп, 1997; Блаже Ристовски, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 145–176. Бл. Р.

**МАРКО ЛЕРИНСКИ** – в. *Иванов Ѓорѓи.*

**МАРКОВ, Борис** (с. Отуње, Тетовско, 1923) – славист, унив. професор на Филозофскиот/Филолошкиот факултет во Скопје по граматика и историја на рускиот јазик. Долгогодишен шеф на Катедрата за славистика и декан на


Борис Марков

Филолошкиот факултет (1983–1985). Во 1960 г. ја одбранил докторската дисертација „Продуктивни именски наставки во македонскиот јазик“. Автор е на околу 200 научни трудови за зборообразувањето и лексиката на македонскиот и рускиот јазик во споредба со други словенски и балкански јазици, како и на книгата „Образување на придавките во македонскиот јазик“ (1988). М. Кар.


Веле Марков

**МАРКОВ, Веле (Велко)** (с. Селце, Крушевско, 12. II 1870 – с. Ракитница, Крушевско, 23. IV 1902) – револуционер, социјалист, крушевски војвода. Отишол на печалба во Бугарија (1892). Во Софија се зближил со Васил Главинов и ја основале Македонската социјалистичка група (1895). По враќањето во Македонија бил еден од основачите на социјалдемократскиот кружок во Крушево (1900) и со другите социјалисти стапиле во ТМОРО. Во текот на 1900 г. во Битола основале социјалдемократски кружок. Во почетокот на 1901 г. бил во четата на војводата Никола Русински. Од 29. VIII 1901 станал крушевски војвода. Загинал во борбата на четата со османлиските војници во с. Ракитница, Крушевско.

ЛИТ.: М. Стојаноски, *Веле Марков – социјалист – револуционер*, „Прилози“, 36-37, ДНУ–Битола, 1982; З. Божиновски, *Веле Марков*, Битола, 2002. Ал. Тр.

**МАРКОВ МАНАСТИР** – в. *„Св. Димитрија“*

**МАРКОВА РЕКА** – десна притока на р. Вардар. Изворот ѝ се наоѓа под врвот Убава на планината Караџица, на височина од 1400 m, додека во р. Вардар се влива во Скопската Котлина, помеѓу селата Горно и Долно Лисиче, на височина од 231 m. Долга е 29 km, има вкупен пад од 1.169 m и просечен пад од 40 ‰, а сливот зафаќа површина од 352 km$^2$. Во сушниот период низводно од Марков Манастир реката пресушува, поради што ја нарекуваат уште и Маркова Сушица. Др. В.

**МАРКОВИ КУЛИ** (Варош) – некропола на градот Прилеп лоцирана на југоисточната страна на истоименото возвишение. Со систематските ископувања што во повеќе наврати ги водел Б. Бабиќ, се ископани 218 христијански гробови. Некои од нив се слободни закопувања во земјата, а други се вдлабени во карпите и имаат трапезовидна основа или основа со алвеола кај главите на покојниците. Накитот од гробовите (прстени, наушници и белегзии, главно од бронза) се датира во средниот век и во времето на турското средновековје. Меѓутоа, тоа е и


Панорама на комплексот „Маркови Кули“, Варош, кај Прилеп



Белегзии најдени во локалитетот Маркови Кули во Варош, Прилепско (XIV век)

локацијата од каде што потекнува депото со скапоцени предмети од XIV в. Тие се откупени од скопскиот антиквар Челекијан во 1936 г. и се чуваат во Народниот музеј во Белград, заведени под бр. 308-318. Депото се состоело од скапоцен венец за глава, чифт зрачести наушници, лентести белегзии со 2 шарнира, масивни белегзии од лабаво плетена жица со плоснати краеви, прстен и дел од реликвијар. Изработени се од сребро, злато или позлатување, украсно камење, гранулација и филигран. Припаѓале на многу видно семејство, можеби и на Мрњавчевци.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјалната култура на Македонските Словени во светлината на археолошките истражувања во Прилеп*, Прилеп, 1986, 185–189, 263; М. Ђоровић-Љубинковић, *Налаз из Маркове Вароши код Прилепа*, „Музеји“, 2, Београд, 1949, 103–113. Ел. М.



Дарко Марковиќ (ДАР-МАР)

**МАРКОВИЌ, Дарко (Дар-Мар)** (Скопје, 18. XII 1940) – карикатурист и филмски работник, со исклучителен придонес во осовременувањето и трансформацијата на карикатурата и нејзината афирмација во странство. Тој е еден од најзначајните автори на анимираниот филм. Има пресудна заслуга за формирањето на Светската галерија на карикатури во Скопје. Самостојно се претставил во МАНУ и во МСУ во Скопје, со карикатури и уметнички објекти (1980). Во карикатурата создава индивидуален стил, со прецизен стилизиран цртеж и користење на сликарски техники. Особено успешни се карикатурите посветени на личности од областа на културата (Димче Коцо, Димитар Кондовски, Вангел Наумовски). Работи и сатиричен стрип (познатиот јунак Пецко).

Дипломирал архитекура во Скопје (1966), а потоа специјализирал анимиран филм во Загреб (1972). Со филм активно се занимава од 1975 г., кога се вработува во „Вардар филм“, отворајќи го Студиото за анимиран филм. Од 1978 г. работи како слободен уметник. Неговата филмографија ја сочинуваат повеќе од 30 анимирани филма, од кои повеќе од 20 се во продукција на „Вардар филм“, а другите се работени за Телевизија Скопје и/или во „Македонија филм“. Тој е наградуван со врвни меѓународни филмски и телевизиски награди на филмските и телевизиските фестивали. В. Масл. и С. Аб.-Д.



Ињо Марков - Малешевски

**МАРКОВ-МАЛЕШЕВСКИ, Ињо** (Берово, 28. V 1805 – Кустендил, 29. IV 1898) – ајдутски и востанички војвода. Кон средината на XIX в. основал ајдутска дружина. Дејствувал во областа на Источна Македонија, главно во Малешевијата. Во летото 1859 г. преминал во Србија. Во оружениот судир во Белград (5. VI 1862) предводел 400 македонски доброволци во т.н. „Иљова легија“ или „Македонски одред“. Учествувал со македонски доброволци во Српско-османлиската војна (1876) во составот на Руско-македонскиот баталјон. Тешко ранет се лекувал во Србија, а потоа заминал во Романија. Со македонски доброволци (ополченци) се борел и во Руско-турската војна (1877–1878) во ослободувањето на Бугарија. Се истакнал во борбите на Шипка. По ослободувањето на Ќустендил, со 150 македонски доброволци учествувал во востаничкиот продор во Пијанец (во поч. на 1878). Со своја чета од 200 до 300 востаници учествувал и во Кресненското востание (1878/1879). Опеан е во народните песни.

ИЗВ.: НБКМ-БИА, ф.: Колекција бр. 47, з. п., а.е. 397, лл. 4-31; ЦДА, ф.: 173, оп. 1, а.е. 386, 173.

ЛИТ.: Р. Поплазаров, *Ајдутскиот војвода Ињо Марков-Малешевски – Живот и дејност*, Скопје, 1978; А. Трајановски, *Нови сознанија за животот и дејноста на војводата Ињо Марков-Малешевски.* Зб.: Војводата Ињо Марков-Малешевски и неговото време, Берово, 2002. Ал. Тр.



Венко Марковски

**МАРКОВСКИ, Венко** (Скопје, 5. III 1915 – Софија, 7. I 1988) – поет, драмски автор, преведувач, општественик, дводомен македонски и бугарски автор, емигрант, политзатворник, партизан, учесник во НОБ (1941–1944), афирматор и одречувач на македонската национална самобитност и јазик, трагична илустрација на недорастолкуван автор со огромен книжевен опус и несфатливи противречности во индивидуалната судбина, пример на контроверзна творечка личност прифатена и одречувана во две национални средини (Македонија и Бугарија). Бил член на Македонскиот литературен кружок во Софија (1938–1941), член на ДПМ во неговиот прв состав од 1947 г. (Ристо Крле, Васил Иљоски, Венко Марковски, Иван Точко, Димитар Митрев, Славко Јаневски, Блаже Конески и Ацо Шопов) и членувал до неговото второ напуштање на Македонија (1965). Бил член на Сојузот на бугарските писатели и член на Бугарската академија на науките, член на Народното собрание на Југославија и на Бугарскиот парламент. Бил учесник во Антифашистичкото движење во Бугарија (1941–43) и учесник во НОБ на Македонија во текот на 1943–44 г., член на Главниот штаб на НОВ и ПО на Македонија и на Првото заседание на АСНОМ. Бил депортиран во политичките логори на Бугарија (1941–43) и петгодишен политички затворник на Голи Оток (1955–60). Заедно со Кочо Рацин, основоположник на новата македонска книжевност. Автор е на околу 25 одделни книги на македонски ја-

зик, главно поезија, објавувани во Софија и во Скопје (1938–1955). На бугарски јазик му се објавени триесетина одделни книги – поезија, драма, мемоари, политички пасквили. Венко Марковски е специфична илустрација на категоријата дводомни автори, какви што, особено на Балканот, ги има повеќе. Бил член на двете јазични комисии (1944 и 1945) за донесување на македонскиот литературен јазик, азбука и правопис. Бил своевиден синоним на македонската национална преродба во текот на Втората светска војна, но се дистанцирал и се отуѓил на недостоен начин од својата македонска суштина во име на недоразјаснети во крајна инстанца мотиви и поводи. Сè погласни стануваат тенденциите за негово изопштување и од присуството во тековите на бугарската литература. Најверојатно, уште долго спецификата во недорастолкуваната трагика на овој писател од грандиозен формат и непорекливи заслуги во процесите на конституирањето на новата македонска литература ќе си остане своевидна енигма. Нема да може никој да го одрече целосно, ниту пак да го рехабилитира целосно. Книжевната наука сè уште е немоќна самостојно да ги разрешува ваквите феномени.

БИБЛ.: *Народни бигори*, Софија, 1938; *Огинот*, Софија, 1938; *Лулкина песна*, Софија, 1939; *Луња*, Софија, 1940; *Чудна е Македонија*, Софија, 1940; *Партизани*, Скопје, 1944; *Низ пожарите на Елада*, 1944; *Орлите на Македонија*, Скопје, 1944; *Гламји*, Скопје, 1945; *Порои*, Скопје, 1945; *Робии*, Скопје, 1945; *Сказна за резбарот*, Скопје, 1954; *Над пламнати бездни*, Скопје, 1954; *Гоце*, драма, Скопје, 1954; *Стихови*, избор од поезијата (1938–1952) и *Гламји и порои*, Скопје, 1992 (избор од творештвото во редакција на Ацо Алексиев).

ЛИТ.: Тодор Павлов, *Поезијата на Венко Марковски*, Софија, 1939; Димитар Митрев, *За темата на Народно-ослободителната борба во македонската литература*, „Нов ден“, 8–9, 1947; Спасе Кулјан, *Апологија на скепсата*, „Разгледи“, II, 8, 1955; Мито Хаџи-Василев, *Венко Марковски рецитира*, Дела, VI, 1982; Милан Ѓурчинов, *Сказна за резбарот*, „Разгледи“, I, 22, 1954; Душко Наневски, *Над пламната бездни*, „Млада литература“, IV, 10, 1954; Антон Попов, *Од „Бура на родината“ до „Чудна е Македонија“*, „Современост“, XXXIV, 1-2, Ск., 1984; Стојан Ристески, *Венко Марковски не бил „кокошкар“ и „детеубиец“*, „Современост“, 5–6, Ск., 1990; Блаже Ристовски, *Еволуцијата на еден поет и метаморфозите на еден човек*, „Лик“, V, 85, Ск., 1990; Георги Старделов, *Асоцијации по повод „Сказна за резбарот“ од Венко Марковски*, „Млада литература“, IV, 7, Ск., 1954; Гане Тодоровски, *Блаже Конески и Венко Марковски*, кн. „Решки и шарки“, Скопје, 2001; Коле Чашуле, *Венко Марковски – записи за едно самоубиство*, „Современост“, XLI, 1–4, Ск., 1992. Г. Т.

**МАРКОВСКИ (КАРАДАК), Иван** (Охрид, 16. VII 1946) – сатиричар, автор на радиоемисии, ТВ серии и театарски (кабаретски) претстави. Вработен во Радио Скопје од 1978 г. Станува уредник во Редакцијата за хумор и сатира. Автор е на хумористичната емисија „Хикирику“ што се емитува на програмата над 25 години. За телевизијата ги работел сериите: „Камчевци“, „Агенција осамени срца“ и „Битолски лакрдии“, како и телевизиските драми: „Цвеќе на карпата“, „Алф од Ново Лисиче“, „Кафулето на Гене“ и др. Објавил неколку книги со сатирични песни, афоризми и епиграми. Ј. Ф.


Иван Марковски (Карадак)


Нешо Марковски

**МАРКОВСКИ, Нешо** (Тетово, 20. VII 1927 – Скопје, 17. X 1985) – новинар и општественик. Во новинарството од 1948 г., кога го уредувал в. „Шар“ во Тетово. Кон средината на педесеттите години соработник па уредник на Внатрешно-политичката рубрика на „Нова Македонија“. Во периодот 1957/58 г. еден од основачите и уредниците на седмичникот „Вечер“, издание на НИП „Нова Македонија“. Прв главен уредник на македонското издание на седмичникот „Комунист“ (1964). Претседател на Здружението на новинарите на Македонија. Учесник во НОБ. Б. П. Ѓ.

**МАРКОВСКИ, Смиле Илиев** (Битола, 22. V 1949) – математичар, ред. проф. (1992) на ПМФ. Дипломирал (1972) на ПМФ, магистрирал (1977) и докторирал (1980) на Математичкиот факултет со темата „Подалгебри на групоиди“. Во 1980/81 престојувал на Универзитетот Вандербилт во Нешвил, САД. Научниот интерес му е универзалната алгебра и дискретната математика. Има објавено повеќе од 50 научни работи. Автор е на универзитетскиот учебник „Конечна математика“ и коавтор на средношколски учебници. Раководел научни проекти, реферирал во сп. „Mathematical Reviews“, бил ментор на докторски и магистерски работи, уредник на списанието „Сигма“ и шеф на Институтот за информатика.


Смиле Илиев Марковски

БИБЛ.: *Конечна математика*, Скопје 1993. (Научни трудови – три одбрани); G. Cupona, N. Celakoski, S. Markovski, D. Dimovski, *Vector Valued Groupoids, Semigroups and Groups*, MANU 1988, pp. 1–78.; G. Čupona, S. Markovski, *Primitive varrieties of algebras*, Algebra Universalis, 38, 1997, 226–224; Markovski S., Kusakatov V., *Quasigroup string processing*: *Part* 3, „Прилози на МАНУ“, Одделение за математичко-технички науки, XXI–II–XXIV, 1–2, 2002-2003, 7–27.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 708/’98. Н. Ц.


Марк Марку

**МАРКУ, Марк** (Ѓаковица, Косово, 21. IX 1927 – Скопје, 19. VI 1984) – актер, еден од основоположниците на Театарот на народностите, во кој работи од 1950 г. Остварил повеќе извонредни сценски ликови, кои влегуваат во историјата на врвните достигнувања на Албанската драма. Улоги: Хоџа („Пахинтика во есен“); Вуле („Измама“); Веслач („Бовча“); Маркуциј („Нита“); Жевакин („Женидба“); Чорбаџи Теодос; Халит Гаши во истоимените дела и др. Р. Ст.

**МАРКУС, Александар (Саша)** (Скопје, 20. VI 1926 – Скопје, 8. IX 1988) – режисер и преведувач.


Александар (Саша) Маркус

Дипломирал на Високата филмска школа во Белград (1951), а потоа работел во „Вардар филм" (1953–1955). Станал режисер и уметнички раководител на Театарот на народностите во Скопје (1955–1957). Од 1957 г. работи како слободен уметник. Како актер учествува во првата целовечерна пиеса на МНТ „Платон Кречет". Режии: „Мачорот во чизми"; „Белиот елен"; „Квеј Лон"; „Празна лулка"; „Улични музиканти"; „Гаволштините на Скапен"; „Души на земјата"; „Тахир и Зухра"; „Мајка Храброст"; „Убавицата и ѕверот"; „Младоста пред суд"; „Банална тема"; „Васа Железнова" и др. Р. Ст.

**МАРНЕТ** – македонска академска и истражувачка мрежа основана во 1994 г. во рамките на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", поддржана од Министерството за наука на РМ. Повеќето од факултетите се поврзани со сопствена оптичка мрежа, на која, преку изнајмени линии, е поврзан и Универзитетот „Св. Климент Охридски" од Битола. Во натамошниот развој се планира поврзување и на другите универзитети во РМ. МАРНЕТ управува со врвниот македонски досег „mk" и опслужува 70.000 корисници, од кои 60.000 се академски корисници, а 10.000 се владини институции и организации. Др. М.

**МАРТИН, СМРДЛИВ** (*Pentatoma rufipes* L.) – полутврдокрилен копнен инсект. Дрвеница што се одликува со типични петчлени пипала и долга сурличка. Живее по дрвјата, оштетувајќи ги лисјата. Презимува скриена по куќите. Поседува силен одбранбен механизам – испушта мирис кој предизвикува гадење. Во Македонија се среќаваат и други видови дрвеници како: *кайинова дрвеница* (*Dolycoris baccarum* L.); *йруѓасйа* (*ийалијанска*) *дрвеница* (*Graphosoma italicum* Mull.); *дрвеница убавица* (*Calocoris sexguttatus* Fabr.).


Инсектот „Смрдлив Мартин"

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоѓија на без'рбеййниййе живойни*, Скопје, 1991. В. В. Т. К. – М. Кр.

**МАРТИНОВ, Спасе** (Битола, 23. VX 1872 – Софија, 30. XII 1937) – учител, член на ЦК на ТМОРО. Завршил словенска филологија во Софија. Бил учител во Солун и на др. места. Член на ЦК на ТМОРО (1901–1902). Присуствувал на Солунскиот конгрес на ТМОРО (1903). Пред Илинденското востание бил затворен. По востанието бил во Задграничното претставништво на ТМОРО во Софија.

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Делчев, *Сйомени. Докуменйи. Майериали*, София, 1978; М. Куманов, Македония, София, 1993. Ал. Тр.


Трајан Мартиновски

**МАРТИНОВСКИ, Трајан** (с. Нерези, Струшко, 10. II 1951 – Охрид, 4. V 1999) – поет, есеист, публицист, талкач низ животот и низ Европа. Завршил Филолошки факултет во Скопје и работел како новинар во „Студентски збор" во Скопје и како метач на париските гробишта.

БИБЛ.: „Премолчано време", поезија, 1982; „Дулбија", поезија, 1988; „Христовиот син", поезија, 1994; „Гробот на Чинго", есеј, 1995; „Голтки", поезија, 1990; „Говорот на цвеќето", есеј, 1995; „Писмото на сликата", оглед за пејзажот на сликарот Јордан Манасиевски; „Одговор на писмото", есеј, 1996; „Петнаесет пеења за Карванот на цвеќето на мирот", 1998; „Брезоњо – биографија на каменот и цветот", патопис, 1998; „Еригон петнаесет години подоцна", кон драмската претстава на „Еригон" од Јордан Плевнеш, 1999 и „Златен венец на спомените", сеќавања, 1999. Г. Т.


Цветко Мартиновски

**МАРТИНОВСКИ, Цветко** (с. Селце, Струшко, 25. III 1930 – Скопје, 27. IV 1995) – раскажувач, критичар, новинар, издавач, редактор на „Современост", преведувач од руски и од српски јазик, боем. Завршил гимназија во Скопје. Работел како новинар во Радио-Скопје, во „Нова Македонија", „Трудбеник", „Просвета" и „Вечер". Го преведувал Достоевски на македонски јазик.

БИБЛ.: „Луњинци", раскази, 1955; „Квечерини и разденувања", раскази, 1959; „Пријатели", раскази, 1962; „Одбрани раскази", 1967 г. Г. Т.


Никола Мартиноски, автопортрет

**МАРТИНОСКИ, Никола** (Крушево, 18. VIII 1903 – Скопје, 7. II 1973) – сликар, педагог, еден од основачите на МАНУ, еден од најистакнатите претставници на македонското современо сликарство, со пионерска заслуга за вклучувањето на македонската ликовна уметност во модернистичките текови. Дипломирал на Школата за убавите уметности во Букурешт (1927). Од 1927 до 1928 г. ги посетувал академиите Гранд Шомиер (Grand Chaumiere) и Рансон (Rancon) во Париз. Бил учесник во НОБ и директор на УГ во Скопје (1949–1973). Самостојно излагал во Скопје, Белград, Загреб. Ретроспективна изложба имал во Скопје (МСУ, 1975). Во периодот 1927–1928 создавал дела со посткубистичка и експресионистичка ориентација со афинитети за творештвото на Сутин (Soutine), Модилјани (Modigliani), Кислинг (Kisling): Шахисти, 1928. Делата од експресионистичката фаза (1929–1933), по психолошката и егзистенцијалната атмосфера, се доближуваат до германските експресионисти. Во овој период ги создал своите најзначајни дела со социјални мотиви, во кои ги претставил луѓето од маргините (Госпоѓицата Арети, 1931; Порок, 1931/32; Во кафеана II, 1932), портретите (Младиот филозоф,


Никола Мартиноски, „Невеста“ (1937)

1929; Автопортрет, 1931), симболичките и религиозните сцени, пејзажите. Од 1933 г. сликал композиции со мотивот мајка и дете, според модели на жени-Ромки (Мајка со дете, 1934). Во 1935 г. насликал 12 еротски мурали (сега уништени) во скопскиот локал „Океан“. Во наредниот период сликал во духот на социјалниот реализам (Питач, 1940) присутен во неговото творештво сè до педесеттите, кога настанале сликите со крушевски мотиви, сликани на еден речиси карикатурален начин. Работел цртежи и карикатури, во кои на сатиричен начин ги прикажал појавите од современиот живот.

ЛИТ.: Борис Петковски, *Никола Мартиноски 1903–1973*, Скопје, 1975; истиот, *Никола Мартиноски*, Скопје, 1982; истиот, *Никола Мартиноски*, Скопје, 1997. Л. Н.

**МАРТИНЦИ** – календарски обичај, познат и како Мартинија, Волчји празник и др., поврзан со различни датуми. Трае еден или три дена и најчесто се врзува со Божиќните поклади (27/14 ноември). Со него се поврзани повеќе дејства, со кои му се врзува устата на волкот да не ја јаде стоката. Тоа се правело на тој начин што гребни за коноп или волна се оставале од двете страни на вратата од шталата и по поминувањето на стоката тие се затворале и така се оставале подолог период, со верување дека така ќе им биде затворена и устата на волците. А за да не прават штета, на ваквите магиски дејства против волците се посветени и други денови во годината. Се верувало дека човек што носи облека правена во овие денови, ќе го напаѓаат волците. Во некои места овој празник се врзувал со трите дена по Св. Аранѓел и се викал Волков празник.

ЛИТ.: Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со поедини празници и неделни дни во Радовиш,* „Гласник на Етнолошки музеј“, 1, Скопје, 1960; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2001. М. Кит.

**МАРТУЛКОВ, Александар (Алексо)** (псевд. Бизмарк) (Велес, 23. X 1878 –Софија, 1965) – македонски револуционер и публицист. Се школувал во Велес и во Педагошкото училиште во Скопје, од каде што бил исклучен како бунтовник против османлиската власт. Заминал во Софија и станал член на Македонската социјалдемократска група што ги ширела социјалистичките идеи меѓу македонската емиграција и во Македонија. Учествувал во борбите на МРО против туѓите пропаганди во Македонија. Бил еден од организаторите на велешкото Културно-просветно друштво „Класно сознание“. Учествувал во задушувањето на контрареволуцијата во Цариград, но и на Општомакедонската конференција во Велес (декември 1912 г. со Д. Чуповски, П. Попарсов, Р. Ризов и др.). По Првата светска војна се вратил во Бугарија и се активирал во ВМРО (Об) и во активноста на македонското прогресивно движење. Го издавал в. „Македонско знаме“ и преживеал атентат. Дејствувал од позиција на македонската нација, поради што бил осудуван и затворан во концентрациони логори. По Ослободувањето се вратил во Македонија и бил кооптиран во АСНОМ како член на Президиумот и во Собранието на Македонија. Одликуван со Орден за народни заслуги и со Илинденска споменица.


Александар Мартулков

БИБЛ.: *Моето учество во револуционерните борби на Македонија*, Скопје, 1954. О. Ив.

**МАСАКРИ во с. Загоричани** (Костурско, 1903, 1905, 1949) – ги извршиле османлиската војска и грчките андартски и монархофашистички сили. По Илинденското востание османлиска војска и башибозук го запалиле селото, а населението го масакрирале. Биле убени 25 селани, 30 малолетни деца биле изгорени во фурна, а 16 девојки биле силувани и продадени. Поголема трагедија селото доживеало на 27. III / 7. IV 1905. Околу 200 до 300 грчки андарти го запалиле селото, а населението го масакрирале; убиле 60 селани (жени, деца, старци), имало многумина ранети и биле запалени повеќе куќи. Масакрот го организирал костурскиот митрополит Георгиос Каравангелис затоа што еден дел од населението во Загоричани ја прифатило егзархиската црква. Во текот на 1949 г. грчки монархофашистички сили убиле 18 млади загоричанци, меѓу кои 15 биле жени и млади девојки.


Панорама на селото Загоричани

ИЗВ. и ЛИТ.: А. Трајановски, *Андартскиот колеж во Загоричани 1905*, Битола-Скопје, 1995; *Руски документи за Македонија и македонското прашање 1859–1918*. Избор, редакција и коментари А. Трајановски, Скопје, 2004; Г. Чулев, *Загоричани*, Скопје, 2005. Ал. Тр.

**МАСАКРОТ во Велес** (15. I 1945) – извршен од ОЗНА. Без јавно судење, биле стрелани 53 затвореници од велешкиот затвор, лица за кои имало сомневање дека биле озлогласени противници на НОБ. Без заокружена истражна постапка и без јавно судење за докажување на нивната вина, биле групно стрелани и масакрирани, а потоа и закопани во заедничка гробница (откриена по педесет години). Најголем масакр врз цивили извршен од ОЗНА во ослободена Македонија.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Ликвидации без јавни судења*, „Нова Македонија“, 15. I 1995. Ѓ. Малк.

**МАСАКРОТ во Долно Јаболчиште** (Велешко, 25. X 1942) – извршен од бугарската војска и полиција врз албанското население. По неуспешната акција против НОПО „Димитар Влахов“, војската и полицијата жестоко се пресметале со населението, обвинувајќи го дека го помагало Одредот. Биле тепани и осакатени повеќе лица, а десетина селани, меѓу кои и жени и деца, биле дел искасапени или стрелани, а дел живи фрлени во запалените плевни.

ЛИТ.: *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**МАСАКРОТ во Куманово** (сред. на јануари 1945) – извршен од припадници на ОЗН врз 48 осудени лица од Кумановско. Со пресуда на Советот при Кумановското воено подрачје (14. I 1945) на тајна локација биле стрелани лица за кои имало сомневања дека работеле како соработници на окупаторот. Тоа е последното масовно стрелање во ослободена Македонија. Натамошните масовни стрелања биле забранети.

ЛИТ.: „Нова Македонија", 21. I 1945; Ѓорѓи Малковски, *Божиќниот масакр на Скопското Кале*, „Нова Македонија", 21. I 1991. Ѓ. Малк.

**МАСАКРОТ во с. Б'мбоки** (1949) – злосторнички чин во Граѓанската војна во Грција. Сили на грчката владина армија влегле во с. Б'мбоки (Костурско) и под сомневање дека жителите соработувале со ДАГ, затвориле десет селани (осум жени и двајца мажи) и свирепо ги убиле.

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Грчката колонизација во Егејска Македонија (1913–1940)*, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**МАСАКРОТ во с. Зеленич** (1904) – андартски колеж во с. Зеленич, Леринско. На 13. XI 1904, околу 60 до 100-тина грчки андарти во времето на свадбената прослава на свештеникот Ѓорѓија го нападнале селото затоа што егзархиските верници се откажале од јурисдикцијата на Цариградската патријаршија. Во одмаздата биле убиени 13 мажи, жени и деца. Крвавата „Зеленичка свадба", како што е позната во историографијата, била едно од дотогаш најголемите злосторства што ги извршиле грчките андарти во Македонија.

ЛИТ.: А. Трајановски, *Андартскиот колеж во Загоричани 1905*, Битола–Скопје, 1995. Ал. Тр.

**МАСАКРОТ кај Пуста Кула** – во близина на с. Рудник, Велешко (14. IX 1942) – бугарската полиција без пресуда стрелала и масакрирала седум припадници на НОД. Тие од Скопскиот истражен затвор со камион биле донесени и стрелани. Биле убиени: Панче Бурчевски, Перо Грковски, Андреја Басаровски, Атанас Димовски и Душан Димитриевски од с. Рудник, Камка Тоцинова од Велес и Амед Лојков од с. Иванковци.


Стреланите кај Пуста Кула (1942)

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**МАСАКРОТ кај с. Дабница, Неврокопско**, Пиринскиот дел на Македонија (1925) – извршен врз македонското население од месните чети на ВМРО на Ванчо Михајлов. Од селото повеќе од 300 лица биле насила одвлечени и три месеци (од април до јуни) биле подложени на крвави репресалии, пред очите на месните државни, административни и воени власти, а еден поголем дел од нив биле и убиени. Како последица на „жестоката инквизиција", починале ок. 200 души, а поголем број биле интернирани надвор од Пиринскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997; Петър Галчин, *Политическите борби в Пиринския край 1923–1939*, София, 1989. Ѓ. Малк.


Димитар Масевски

**МАСЕВСКИ, Димитар** (Скопје, 6. V 1937) – композитор. Со музика почнал сериозно да се занимава во средношколските години, кога ги напишал првите композиции („Врати се", 1956). Се вработил (1957) како музичар во Забавниот оркестар на Радио Скопје. Во седумдесеттите години на XX в. бил продуцент во Музичката продукција на МРТ, каде што продуцирал над 2000 песни, главно од македонски автори. Еден е од иницијаторите за покренување на Скопскиот забавен фестивал. Во ова време создава дел од своите антологиски композиции („Љуби ме, љуби Мирјанка", „Малечка гулабице", „Бела хризантема", „Молчи љубов моја", „Гриша", итн.). Соработувал со речиси сите позначајни македонски пејачи (Нина Спирова, Зоран Георгиев, Драган Мијалковски, Даниела Панчетовиќ), како и со некои пејачи од тогашна Југославија (Мишо Ковач, Мики Јевремовиќ). Напишал и голем број детски песни, како и музика за телевизиски серии и театарски претстави. М. Кол.

**МАСИН, Ѓеорги Фотиев** (Охрид, 6. V 1930) – интернист-нефролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1985). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1954). Специјализирал интерна медицина, супспецијалност нефрологија. Хабилитирал на тема „Калулозен пиелонефрит" (1975). При престојот во New Castle (Англија) кај проф. Kerr се запознава со најновите достигнувања од областа на лекувањето на ХБИ и трансплантацијата на бубрезите. Ја формирал и ја раководел програмата за лекување на ТБИ со ХД во РМ. Бил претседател на одборот за ренална трансплантација при Мед. ф. и претседател на здружението на нефролозите при МЛД. Бил носител на два научни проекта од МОН, а учествувал во изработката на три меѓународни научни проекти. Автор и коавтор е на над 200 научно-стручни трудови од нефрологијата. Бил директор (претседател на работоводниот орган) на Клиниката за нефрологија (1982–1990), а потоа директор на Клиничкиот центар при Мед. ф. во Скопје (1994–1997). М. Пол.


Маслинки

**МАСЛИНКА** (Olea europea L.) – во нашето субмедитеранско подрачје (Дојран, Гевгелија, Валандово) се одгледува како дворна, зимзелена овошка, која дава и добри приноси. Пред десетина години во Дојран е организирана фирма за преработка на маслинки, која иницира подигање на производствени насади. Може да се одгледуваат само отпорни сорти на издигнати локации. Б. Р.

**МАСЛОДАЈНИ РАСТЕНИЈА** – во оваа група спаѓаат растенијата што се одгледуваат за семето и плодот, богати со масло. Растителното масло учествува со околу 70% од светското производство на мазнини. Маслото од голем број растенија служи за човечката исхрана, директно или индиректно, и претставува висококвалитетна храна. Хранливата вредност на еден kg масло е рамна на 2,25 kg шеќер, 4 kg леб и 8 kg компир. Рас-

тителното масло наоѓа примена во разни индустриски гранки како суровина за изработка на сапуни, лакови, бои, при омекнувањето на кожите и платната, за линолеум, мушами, вештачки каучук, осветлување, мазива и во медицината (рицинусовото). Познати се околу 190 маслодајни растенија. Поважни се: сончогледот, репката, сусамот, кикириткитe, маслодајниот лен, рицинусот, сојата и афионот. Растителните масла по својот хемиски состав претставуваат сложени естри на глицеринот со повеќе од 40 масни киселини. Во РМ се одгледуваат: афион, кикиритки, репка, сончоглед (Helianthus annus L.). П. Ив.


Манчу Матак

**МАТАК, Манчу** (Крушево, 1920 – с. Витолиште, Мариовско, 25. V 1944) – шивач, комунистички деец и народен херој, Влав. Бил член на КПЈ (1939). Во Априлската војна (1941) бил заробен како војник на Кралството Југославија, но успеал да избега и се вратил во Крушево. Како член на МК на КПЈ во Крушево (крајот на 1941), поради учество во штрајкот на монополските работници, бил уапсен (април – јуни 1942). Бил секретар на Организацијата на КП во Крушевскиот НОПО „Питу Гули“, а по неговото расформирање (кон крајот на 1942) се илегализирал во Крушево, а потоа се префрлил во Гостивар и стапил во НОПО „Кораб“ (во пролетта 1943). Во борба со балистите бил заробен и спроведен во Тиранскиот затвор. По капитулацијата на Италија (8. IX 1943) станал командир на Прилепската чета во Првата македонско-косовска НОУБ, а потоа во Единаесеттата македонска НО бригада. Загинал при напад на бункер на германските сили. Прогласен е за народен херој на Југославија (1951).

ЛИТ.: *Манчу Матак,* Бригада на братството и единството, Скопје, 1958, 460; Н(аум) Наумовски, *Народниот херој Манчу Матак,* на истото место, 421–423; *Манчу Матак,* Втората македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 160–161; Борче Наумовски, *Манчу Матак,* на истото место, 167-169; Златко Билјановски, *Одредот „Питу Гули“,* Скопје, 1973; истиот, *Манчу Матак,* Скопје, 1975. С. Мл.

**МАТАНОТ ЛАЕВЈОНИМ** (La menza de elevos proves) (XX в., меѓу двете светски војни) – хуманитарна еврејска организација во Македонија за помош на сирачињата и сиромашните членови на заедницата. Во Битола и во Скопје секојдневно се служел топол оброк за повеќе од 200 деца. Приходите за организацијата стигнувале од добротвори од Америка и од други иселенички центри.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839-1943,* New York, 2003. Ј. Нам.

**МАТАЧИЌ, Ловро** (14. II 1899 – Загреб, 7. VII 1985) – диригент. Иако без формална академска диплома (студирал музика на Виенскиот конзерваториум), со својот огромен талент и ерудиција се вбројува меѓу врвните европски и светски диригенти. Првите контакти со музиката ги доживува како член на хорот на Виенските деца. Диригентската кариера ја започнува во 1919 г. во Осиечката опера. Потоа следуваат ангажмани во оперските куќи во Нови Сад, Љубљана, Белград, Загреб, Рига и стигнува до диригентскиот пулт на врвните светски оркестри: Дрезденската државна капела, Берлинската и Виенската филхармонија, Токискиот симфониски оркестар. Бил чест гостин на големите оперски куќи во Европа и Америка. На својот богат и разновиден репертоар имал огромен број оперски и симфониски дела од сите епохи во музиката, почнувајќи од Монтеверди и завршувајќи со Вагнер, Брукнер и Штраус, не запоставувајќи го притоа и творештвото на словенските композитори – Сметана, Јаначек, Чајковски, Зајц, Барановиќ и др. Особено голема и значајна е неговата улога во професионалното оформување и воспитување на кадрите – солисти хористи, оркестранти на младата македонска опера. Со своето работење во Операта на МНТ (1948–1952) како режисер и диригент (*Грабнување од сарајот, Боеми, Волшебната флејта, Кармен, Евгениј Онегин, Никола Шубиќ–Зрински*) и со огромните заслуги за нејзиниот развој со право може да се смета како духовен татко на Македонската опера. Се занимавал и со композиторска дејност. Ф. М.


Ловро Матачиќ


Рисима Рисимкин-Матевска

**МАТЕВСКА (РИСИМКИН), Рисима** (Тетово, 25. X 1963) – балерина и кореограф. Балет учи во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје. Станува член на Балетот при МНТ (1980-1998). Специјализира во Киев, Лондон и во Пловдив. Почнува да работи како кореограф (1990). Основач на Интерарт културниот центар во Скопје (1996). Ја востановува наградата „Менада“ за заслужни балетски уметници (2005).

УЛОГИ: Три лебеди (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), Мерцедес (Л. Минкус, „Дон Кихот“), Вила Мона (А. Адам, „Жизел“) и др.

КОРЕОГРАФИИ: „Болеро“ (М. Равел), „Вител, или како смртта ја победи Кармен“ (Бизе-Шчедрин) и др. Ем. Џ.


Матеја Матевски

**МАТЕВСКИ, Матеја** (Истанбул, Турција, 13. III 1929) – поет, литературен и театарски критичар, есеист, преведувач. Годините на детството ги поминува во Гостивар, а по Ослободувањето учи гимназија во Тетово и во Скопје. Студира во Белград и во Скопје, каде што дипломира на Филолошкиот факултет (1956). Подоцна (1962/63) на Институтот за театарски студии во Париз го изучува модерниот француски театар и драма. Работел во Радиотелевизија Скопје како новинар (уредник на културните и литературни-

те програми), потоа како главен уредник и директор на Телевизијата и генерален директор на Радиотелевизија Скопје (1967–1977); ја вршел функцијата претседател на Републичката комисија за културни врски со странство (1977–1986) и член на Претседателството на СРМ (1985–1986). Бил наставник во стручно училиште, уредник во Книгоиздателството „Кочо Рацин" (1961–1962) и редовен професор на Факултетот за драмски уметности по Историја на светската драма и театар (1975–1985). Матевски е еден од основачите на Струшките вечери на поезијата, на Рациновите средби, на Охридско лето и нивни повеќегодишен претседател. Бил претседател на друштвата за пријателство на Македонија и Франција, Македонија и Норвешка и Македонија и Турција, претседател на ДПМ и на Македонскиот ПЕН-центар (потоа негов почесен претседател), уредник на литературните списанија „Млада литература" и „Разгледи". За дописен член на МАНУ е избран на 14. V 1979 г., а за редовен на 21. XI 1983 г. Бил претседател на МАНУ (2001–2003). Дописен член на Северноамериканската академија на шпанскиот јазик во Њујорк (2002); член на Европската академија за наука и уметност во Салцбург (2003); член на Европското друштво за култура во Венеција (2004); член на Норвешката академија (2005); почесен член на Албанската академија на науките (2006); дописен член на Словенечката академија на науките и уметностите (2007). Има објавено повеќе книги поезија, литературна и театарска критика и есеистика, како и 50-тина книги препеви на поезија и преводи на драмски и прозни текстови од неколку јазици (шпански, француски, италијански, албански, руски, српски, словенечки). Тој е еден од најпознатите македонски поети во светот. Неговите поетски дела се објавени на сите европски јазици, како и на многу од јазиците на другите континенти. Се смета дека со „Дождови" (1956) ги поставил темелите на македонската модерна поезија, иако во неа се слушаат трајните поетски резонанции на древноста и вечната префигурација на човечката трагедија во опфатот на смислата на човековиот трагичен опстој на земјата и копнежот по целината на постоењето. Добитник е на голем број награди и признанија. Носител е и на француските одликувања Легија на честа и Уметност и литература.

ДЕЛА: *Дождови* (поезија, 1956); *Рамноденица* (поезија, 1963); *Перуника* (поезија, 1976); *Круг* (поезија, 1976); *Липа* (поезија, 1980); *Раѓање на трагедијата* (поезија, 1985); *Од традицијата кон иднината* (критика и есеистика, 1987); *Драма и театар* (театарска критика и есеистика, 1987); *Оддалечување* (поезија, 1990); *Црна кула* (поезија, 1992); *Завевање* (поезија, 1996); *Светлината на зборот* (критика и есеистика, 1998); *Мртвица* (поезија, 1999); *Внатрешен предел* (поезија, 2000); *Искушенијата на идентитетот* (критика и есеистика, 2002); *Отаде заборавот* (поезија, 2003); *Копнеж по целина* (поезија, 2005). Антологии на шпанската поезија: *Шпанската поезија на XX век* (1998) и *Десет века на шпанската поезија* (2004), како и антологиите *Галициска поезија* (1999) и *Каталонска поезија* (2000). Во 2005 издадени му се избрани дела во 10 тома.

ЛИТ.: Влада Урошевиќ, *Алки што се надоврзуваат*, *Избрани дела, 6,* Ск. 2006; Георги Старделов, *Ноќен градинар*, Ск., 2006. Милан Ѓурчинов, *Додека светот суштината своја ја губи,* Избрани дела. 1. Скопје 2006. Збигњев Вјенковски, есеј за поезијата на М. Матевски кон полското издание на *Рамноденица*, Полска, Краков 1989. Г. Ст.

**МАТЕЈ** (XIV – поч. на XV в.) – охридски архиепископ. Прв поглавар на Охридската архиепископија во периодот под османлиско владеење. Првпат се спомнува во грчкиот натпис од 1408 г. во црквата „Св. Илија" во с. Елшани, Охридско. Во негово време започнало ширењето на дијацезата на Охридската архиепископија. Бил енергичен и вешт дипломат и успеал во борбата со цариградскиот патријарх Евтимиј да ги превземе Софиската и Видинската епархија по укинувањето на Трновската патријаршија. Починал во 1410 или 1411 г.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија /патријаршија/*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**„МАТЕМАТИЧКИ БИЛТЕН"** (1977) – научно списание, наследник на списанието „Билтен на ДМФ од СРМ". Излегува по еден број годишно. Заклучно со 2005 г., се објавени околу 260 претходно рецензирани статии на околу 2.280 страници, главно на англиски и на македонски јазик. Објавените трудови се реферираат во реномираните светски списанија. Главни уредници: Б. Попов (1977–1992), Д. Димитровски (1993–1997) и Б. Илиевски (1998 –).

ЛИТ.: „Математички билтен", кн. 14 (XL), 1990, и кн. 24 (L), 2000. Н. Ц.

**МАТЕМАТИЧКИ ИНСТИТУТ** (1946–1976) – основан во рамките на Филозофскиот факултет. Одиграл голема улога во формирањето на наставниот кадар за средното образование и на наставнонаучниот кадар по математика за високото образование. Наставата почнала на 16. XII 1946 г. според усвоен наставен план, со двајца наставници: проф. д-р Драгослав Митриновиќ и универзитетскиот предавач Јоже Улчар. Подоцна доаѓаат П. Димиќ (1947), М. Попадиќ (1948), Б. Попов (1948) и инж. д-р Петар Серафимов (1948/49). Првиот раководител бил Д. С. Митриновиќ (1946–1950), а потоа: Б. Попов (1950–1971), Д. Перчинкова (1971-1975) и Д. Димитровски (1975–1976). Институтот се преименува (1976) во Факултет за математика, којшто преминува (1977) во Математички факултет.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, монографија, Скопје, 2006. Н. Ц.

**МАТЕМАТИЧКИ ИНСТИТУТ СО НУМЕРИЧКИ ЦЕНТАР на Универзитетот во Скопје** (1966–1977) – формиран заради интерес на општеството за кадри (математичари, инженери, економисти) што ќе работат во доменот на информатиката и применетата математика. Покрај редовниот состав, во него членуваа како надворешни соработници, математичарите од Математичкиот институт при ПМФ и од техничките факултети. Го раководеле, како директори: Б. Попов (1966-1969), Г. Чупона (1969–1973), И. Шапкарев (1973–1975) и Ж. Мадевски (1975–1977). Во 1977 влезе во составот на Математичкиот факултет. Н. Ц.

**МАТЕМАТИЧКИ ФАКУЛТЕТ** (1977–1984) – формиран со реформите на Универзитетот во Скопје, во рамките на УЦМТН, од наставно-научниот кадар по математика на Математичкиот институт, техничките факултети и Математичкиот институт со нумерички центар. Ја обезбедуваше наставата по математика за студентите од сите факултети на УЦМТН и се грижеше за развојот на математичките и информатичките науки општо.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, монографија, Скопје, 2006. Н. Ц.

**МАТЕМАТИЧКИ ШКОЛИ** – в. *Друштво на математичарите и физичарите на НРМ (срм).*

**МАТЕРКА, АЛШАРСКА** (Thymus alsarensis Ronn.) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата на устоцветно растение (fam. Lamiaceae). Опишан од австрискиот ботаничар Karl Ronniger (1924), еден од најдобрите познавачи на родот Thymus од локалитетот Алшар кај Кавадарци. Вл. М.

**МАТЕРКА, ЕМОВА** (Thymus oehmianus Ronn. & Soska) – локален македонски ендемореликт од fam. Lamiaceae (устоцветни расте-

нија), познат само за неколку локалитети во клисурата на реката Треска: Капина, Оча, село Здуње, Самоков – Мала Река. Именуван е по презимето на академик Ханс Ем, кој првпат го открил на локалитетот Капина (12. VIII 1936). Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија во својство на исчезнат вид (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**МАТЕРКА, КАРАЏИЧКА** (Thymus karadzicensis Matevski & Micevski) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Lamiaceae, откриен и опишан од страна на македонските таксономи и флористи проф. Владо Матевски и академик Кирил Мицевски. Познат е само за планината Караџица. Вл. М.

**МАТЕРКА, СКОПСКА** (Thymus skopjensis Micevski & Matevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Lamiaceae (Labiatae) (устоцветни растенија), опишан од македонските флористи академик Кирил Мицевски и проф. Владо Матевски. Се развива во околината на Скопје (с. Нова Брезница) и по текот на реката Треска (Козјак, М. Брод). Вл. М.

**МАТИЦА НА ИСЕЛЕНИЦИТЕ ОД МАКЕДОНИЈА** (17. V 1951) – формирана на Основачкото собрание одржано во Скопје за да развива блиски врски со македонските иселеници во странство, да ги запознава со животот во татковината, да ја запознава домашната јавност со работата и животот на македонското иселеништво. Органи на Матицата: Собрание, Извршен одбор и претседател. Актуелен претседател: Иван Петрески-Џо. Гласило – месечно списание „Македонија", со статии на македонски и на англиски јазик.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонија и Македонците во светот*, Скопје, 1996. Д. Јов.

**„МАТКА"** – вештачка акумулација на р. Треска. Се наоѓа 14 km од градот Скопје. Браната е бетонска, прстенесто-лачна, изградена од армиран бетон, со височина од 38 m и височина над теренот од 29,5 m. Круната на браната е на височина од 317,5 m, нејзината должина изнесува 64 m, а ширина 1 m. При нормално ниво должината на заезерениот дел изнесува 7 km, најголемата ширина 120 m и зафаќа површина од 0,25 km$^2$. При кота на максималното ниво, зафатнината на езерската вода изнесува 4.000.000 m$^3$. Водата се користи за производство на електрична енергија, за наводнување, за риболов и одгледување риби и за туризам и рекреација.



Вештачката акумулација „Матка", Скопско

ХЕЦ Матка има инсталирана моќ од 3,9 MW. Др. В.

**МАТКА, МАРКОВ ГРАД** (Скопско) – доцноантички кастел и средновековен град. На доминантните карпи над средновековниот манастир „Св. Андреја" се наоѓаат остатоци од доцноантичка и средновековна тврдина, која ги контролирала теснецот и патот во клисурата на Матка. Таа се состои од триаголна акропола (60 x 40 m), западно и источно подградие, т.н. Бојана, на падината кон „Св. Андреја". Преку керамички тубули тврдината се снабдувала со вода од изворот Горна Коачица. Во тврдината се наоѓаат темели на неколку објекти, како и темелите на средновековната црква „Св. Недела". Откриени се монети на Аркадиј (383-408), Јустин I (518-527), еден републикански ас и средновековна садова керамика.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Матка низ вековите*, Скопје, 1995, 32-35, 53-67; В. Лилчиќ, *Теснецот Матка*, „Македонско наследство", 3, Скопје, 1997, 46-59. В. Л.



Александар Матковски

**МАТКОВСКИ, Александар** (Крушево, 30. V 1922 – Скопје, 14. IV 1992) – историчар-ориенталист, член на МАНУ. Подолго време живеел во Гостивар (до 1936), а потоа во Скопје. Како член на КПЈ и учесник во НОБ (од 1941), бил уапсен (2. VI 1942) и како малолетник осуден на 10 години строг затвор, а казната ја издржувал во Скопје, Варна и во затворот Идризово (Скопско, до 29. VII 1944). По бегството од затворот се вклучил во Петтата македонска НО бригада на НОВ и ПОМ. Во затворските денови напишал голем број песни на македонски јазик, зачувани во Архивот на МАНУ, дел од нив и објавени по Ослободувањето. Ја завршил Учителската школа во Скопје (1947), дипломирал на Педагошката школа во Белград и на Филозофскиот факултет (Група историја) во Скопје (1951), докторирал на Филозофскиот факултет во Загреб со темата „Ѓурчин Кокалески (1775–1863)" (1957), а дипломирал и на Филолошкиот



Темелите на средновековната црква „Св. Недела", Марков Град, Матка (Скопско)

факултет во Белград – група за ориентална филологија (1961). Додека се школувал, бил вработен како учител и професор во разни осумгодишни и средни училишта (до крајот на 1954), а потоа ја почнал научната кариера (1. I 1954) и ја заокружил со изборот за научен советник во ИНИ (19. II 1971 – до пензионирањето во 1987) и за дописен (1986) и редовен член на МАНУ (7. V 1991). Повеќе години бил на студиски престои во Каиро, Багдад и Истанбул. Покрај со османлискиот период, се занимавал и со други теми од македонското минато, како и со историјата на Евреите во Македонија.

БИБЛ.: *Ѓурчин Кокалески 1775–1863.* Прилог кон прашањето за создавање на селска, сточарско-трговска буржоазија во Македонија, Скопје, 1959; *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија (1620–1650),* I, Скопје, 1961; *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија (1650-1700),* II, ИНИ, Скопје, 1961; *Трагедијата на Евреите во Македонија,* Скопје, 1962; *Хроника на земјотресот во Скопје* (26 јули 1963), Скопје, 1964; *Грбовите во Македонија,* Прилог кон македонската хералдика, Скопје, 1970 и 1990; *Дитет – крвнината во Македонија и на Балканскиот Полуостров за време на турското владеење*, Скопје, 1973; *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија (1700–1725),* III, Скопје, 1973; *Крепоснииштвото во Македонија во времето на турското владеење,* Скопје, 1978; *Историја на Крушево и Крушевско*, Крушево, 1978 (со коавтори); *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија (1725–1775),* IV, Скопје, 1979; *Турски извори за ајдутството и арамиството во Македонија (1775–1810),* V, Скопје, 1980; *History of the Jews in Macedonian,* Skopje, 1982; *Историја на Евреите во Македнија,* Скопје, 1983; *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, I. *Пасивниот отпор,* Скопје, 1983; *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, II. *Духовниот отпор,* Скопје, 1983; *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, III. *Ајдутството,* Скопје, 1983; *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, IV. *Буни и востанија,* Скопје, 1983; *Македонскиот полк во Украина,* Скопје, 1985; *Кануни и фермани во Македонија,* Скопје, 1990; *Карпошовото востание во 1689 година,* Скопје, 1990; *Македонија во делата на странските патописци 1371–1777,* Скопје, 1991; *Македонија во делата на странските патописци 1778–1826,* Скопје, 1991; *Македонија во делата на странските патописци 1827– 1849,* Скопје, 1991; *Македонија во делата на странските патописци 1850–1864,* Скопје, 1991; *Балканот во делата на странските патописци во времето на турското владеење (јаничари, хареми, робови), том I (1402–1657) и том II (1664– 1779),* Скопје, 1992; *Македонија во делата на странските патописци 1827–1849,* Скопје, 1992; *Македонија во делата на странските патописци 1850–1864,* Скопје, 1992.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944.* Истражувања и материјали, II, Скопје, 1980, 207–251; *50 години Институт за национална историја 1948-1998,* Скопје, 1998, 199–205; *Александар Матковски 1922–1992. Спомeница,* МАНУ, Скопје, 1992. С. Мл.

**МАТОВ, Димитар** (Велес, 1864 – Дрезден, Германија, 1896) – еден од најпројавените бугарски и македонски фолклористи, чии трудови се одликуваат со висок степен на научност. Во Велес го започнал школувањето, кое го довршил во Русија (гимназија и факултет) во украинските градови Николаев и Харков. На Историско-филолошкиот факултет во Харков (денешна Украина) слушал лекции по лингвистика кај А. А. Потебња, а историја кај Марин Дринов. По завршувањето на високото образование се враќа во Македонија, каде што во учебната 1888/89 г. ја почнува својата кариера на наставник во Солунската бугарска гимназија. Во овој период почнува и неговиот позголемен интерес кон јазикот и фолклорот, па системно и неуморно ја проучува македонската културна традиција. Станува редактор на списанието „Книжици за прочит", кое го издава книжарницата на Коне Самарџиев. Во Солун останува само две години. Заминува за Виена и Лајпциг на специјализација по словенска филологија кај професорите Јагиќ и Лескин. Потоа се преселува во Софија, каде што најпрвин е учител во гимназија, а потоа е назначен за соработник во научното списание на проф. Иван Д. Шишманов „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина", на кое во шест години му втиснува белези на високонаучно гласило. Во истиов период активно соработува и во списанието „Български преглед", во кое објавува серија забележани трудови од областа на историјата, јазикот и фолклористиката. Ја застапува тезата за бугарско потекло на Македонските Словени и полемизира со противниците на тоа гледиште. Познати му се „Белешките по етнографијата на Македонија", во кои води препирки со П. Д. Драганов, К. Хрон, С. Гопчевиќ, Стојан Новаковиќ и др. Пократко време е вмешан и во општествено-политичките настани на времето, па работи како секретар на Врховниот македонски комитет, на чие чело се наоѓал Трајко Китанчев. Умира мошне млад по неуспешна операција во Дрезден. Смртта го затечува како доцент на Софискиот универзитет. Оставил скромни траги во поезијата, сметајќи ја како „грев на младоста". Г. Т.

**МАТОВ, Милан** (Струга, 8. XI 1875 – Софија, 21. V 1962) – учител, учесник во Илинденското востание, војвода, брат на Христо Матов. Учел гимназија во Битола, во 1900 се вклучил во Македонското револуционерно движе-


Милан Матов

ње. Во востанието се борел во Струшко. Бил учител во Струга (1904–1905) и училиштен инспектор (1909–1911). Од 1906 г. го раководел Битолскиот револуционерен округ. Во септември 1913 г. го раководел Охридското востание. По Првата светска војна бил активен во Илинденската организација и во Македонскиот научен институт и се застапувал за запирање на меѓусебните убиства на Македонците.

БИБЛ.: Милан Матов, *Най-комитата разказва*, София, 2002. З. Тод.


Христо Матов

**МАТОВ**, **Христо** (Струга, 10. III 1872 – Софија, 10. II 1922) – професор, револуционер и еден од идеолозите на МРО. Завршил гимназија во Солун и словенска филологија на Софискиот универзитет. Бил професор и директор во Сер и во Скопје. Бил член на ТМОРО (1894). По Солунската провала (јануари 1901), како член на ЦК на ТМОРО, бил осуден и заточен во Дијарбекир (Мала Азија). Во периодот 1902–1905 и 1907–1908 бил задграничен претставник во Софија. Учествувал во работата на Рилскиот општ конгрес (1905), бил претседател на Кустендилскиот конгрес (1908). По Младотурската револуција бил еден од организаторите на Сојузот на бугарските конституциони клубови во Солун. За време на Првата светска војна, заедно со Г. Баждаров во Скопје го издавале в. „Родина". По Првата светска војна се повлекол од политичката активност поради здравствени причини. Автор е на

повеќе книги со теоретска, револуционерна, филолошка и литературна содржина. Успешно се занимавал со литературна и со научна дејност, објавувајќи често свои трудови во бугарската периодика под псевдонимот Дримколов. Води остри полемики со Димо Хаџи Димов, Ѓорче Петров и Јане Сандански. Во поезијата остава одвај забележливи траги, иако располагал со творечки нерв, но на револуционерното дело му се посветува без остаток. Автор е на серија впечатливи политички есеи, во кои се разоткрива како непореклив национален мислител. На овие текстови често се потпишува со псевдонимот Брут. Знаменита е неговата средба со Троцки во Софија.

ИЗВ.: *Архив Христо Матов. Документален сборник*. Съставител Цочо В. Билярски, София, 2004; Христо Матов, *Македонска революционна система. ВМРО*. Съставител – Цочо В. Билярски, София, 2001. З. Тод., Г. Т.


Љупка Матовска

**МАТОВСКА, Љупка Илиева** (Кратово, 13. VIII 1946) – спец. по болести на устата и забите и редовен проф. на Ст. ф. Магистрирала (1976), а докторирала во 1982 г. Публикувала 90 статии. Автор е на монографијата „Патолошка дентална ресорпција“ и на учебниците „Кариологија“ и „Ендодонција“, како и коавтор на „Стоматолошки терминолошки речник“. Е. М.


Никола Матовски

**МАТОВСКИ, Никола** (Скопје, 22. VII 1939) – универзитетски професор, правник. Завршил гимназија (1957) и дипломирал на Правниот факултет во родниот град (1961), каде што бил избран за асистент по предметот Кривично процесно право со криминалистика (1964), потоа за предавач (1969), за вонреден (1979) и за редовен професор (1985). Магистрирал на Правниот факултет во Загреб (1967), а докторирал на Правниот факултет во Скопје, на тема „Улогата на бранителот во кривичната постапка“ (1977). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1985–1987) и претседател на Здружението на Обединетите нации за РМ (1991–2001). Објавил повеќе научни и стручни трудови во домашни и во странски списанија од областа на кривичното процесно право.

БИБЛ.: *Казнено процесно право – Општ дел*, Скопје, 2003. Св. Ш.


Славко Матовски

**МАТОВСКИ, Славко** (Скопје, 17. IX 1927) – унив. професор, ракометар. Дипломирал на Државниот институт за физичка култура во Белград (1960). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1977) на тема: „Местото на Спортското друштво ,Работнички' во Скопје во нашето напредно работничко движење и неговата улога во развојот на спортскиот живот во СР Македонија“. Докторирал на Факултетот за физичка култура во Скопје (1982) на тема: „Напредното работничко спортско движење во Вардарска Македонија од неговата појава до 1944 г. со осврт на синдикалното спортско движење во НР Македонија (1944–1947)“. Објавил повеќе стручни и научни трудови. Како стручњак и раководител работел во неколку институции, а на Факултетот за физичка култура како виш предавач и редовен професор на предметот *Спортски игри* (од 1978–1987). Во атлетиката поставил осум републички рекорди. Тој е сестран спортист, репрезентативец во ракометот, успешен тренер, истакнат спортски работник и функционер и е еден од основоположниците на ракометот во Македонија. Д. С.

**МАЦУКИОН** – средновековно утврдување во Струмичката област. Го освоил византискиот император Василиј II, откако ја разурнал демата во клисурата Клидион (1014). Се лоцира помеѓу Клидион и Струмица, кај Мечково, во пазувите на планината Огражден, недалеку од комуникацијата Струмица – Петрич.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Белешки за положбата на некои месности во Македонија во почетокот на XI век, Македонија низ вековите*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**МАЧЕВ, Исмаил** (Скопје, 03. I 1960) – атлетичар. Бил член на АК „Работнички“ во Скопје (1978–1983) и АК „Црвена Звезда“ во Белград (1983–1995). Бил повеќекратен македонски и југословенски првак и рекордер во атлетика и репрезентативец на Југославија (1982–1992). На Медитеранските игри во Латакија (Сирија, 1987) на 400 m освоил сребрен медал, како и на Универзијадата во Загреб (1978). На Балканските игри во Букурешт (1982) освоил златен, а во Стара Загора (Бугарија, 1983) сребрен медал. Постигнал врвни резултати и на други меѓународни натпревари. Д. С.

**МАЧУКОВСКИ, Венијамин (Васил) Христов** (с. Мачуково, Гевгелиско, пред 1847 – Цариград, 1878) – македонски граматичар, преродбенски просветен и црковен деец, собирач на народни песни и обичаи и публицист. Уште млад се закалуѓерува во Зографскиот манастир и од П. Зографски е ракоположен за ѓакон. Потоа патува во Цариград (1861), учи во унијатското училиште во Солун (1862–1864) и како ѓакон патува со монсињор Турок во Париз и во други градови во Франција (1863).

Одржува контакти со Ст. Верковиќ и по негови упатства собира народно творештво, стари книги и монети, го следи дневниот и периодичниот печат од Цариград, а од Србија и од Романија ги добива позначајните изданија од областа на историјата и политиката што се важни за Македонија. Лично и со помош на други прави опис на Мегленската каза и на с. Мачуково (1864).

Го напушта унијатското училиште, но чекајќи да биде испратен за школување во Белград, станува учител во Кукуш (1865) и ѓакон во црквата во Енице-Вардар. Со препорака од Руската мисија, се запишува во Херсонската духовна семинарија, каде што го завршува V клас (1866–1869), но поради здравствени причини (по негова молба) е ослободен и се враќа во Македонија. Голем восхит доживува од средбата со Г. Ст. Раковски во Одеса (1866) и во писмата

му изразува патриотска готовност „да умре за народност и отечество“ (1869). Враќајќи се, во Цариград е уапсен поради носење революционерна литература. Минувајќи низ Солун добива покана да им биде учител и од мај 1870 г. ја презел должноста, станувајќи истовремено и член на Црковноучилишната општина и нејзин писар. Го кани (од името на Општината) и П. Божигропски да дојде од Солун во Воден за „да са трудиме за ползата на народот“. На 11 мај 1871 г. на прославата на Св. Кирил и Методиј и Мачуковски држи говор во црквата. Како учител во Кукуш, го објавува во в. „Право“ своето „Објавление за бугарска граматика на македонското наречје“ (16. VIII 1872), објаснувајќи: „Изучувањето на бугарската граматика во македонските училишта е еден од најтешките предмети за учениците, заедно со тоа е и најбестолковен. Тој им одзема доста долго време, и тоа не пречи пак да немаат поим од граматиката. Тоа произлегува од несообразеноста во граматичките форми на досегашните издадени буг. граматики со оние на македонското наречје“. По острата реакција од бугарскиот печат излегувањето на македонската граматика е спречено. За да се тргне од Македонија, бугарскиот егзарх го препорачува (27. IX 1873) да биде примен како студент „во Московската духовна академија“. Од 15. VIII 1874 г. тој ги полага предвидените испити за прием и е запишан на Академијата, но бидејќи пак тешко се разболува, по совет на лекарот (6. VI 1875) и овојпат ја напушта Русија. Во учебната 1875/76 г. станува учител во Гуменџе и граматиката ја предава според својот ракописен учебник.

Во летото 1876 г. е веќе редактор на в. „Источно време“, а кон крајот на март 1877 г. го основува и го редактира в. „Цариградъ“. Во времето на Српско-турската војна пишува во грчките весници „Траки“ и „Фили“. Наклеветен, пак бил уапсен и пратен на заточение на Родос (1877). По руско-турскиот мир (1878) се враќа болен во Цариград и умира во една руска болница.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Венијамин Мачуковски, авшор на йрваша македонска граматика*, „Разгледи“, V, 7 (107), 7. IV 1958, 1–2 и 10; истиот, *Поршреши и йроцеси од македонскаша лишерашурна и национална исшорија*, I, Скопје, 1989, 148–184. Бл. Р.

**„МАЏАРИ“** – поранешна ТЦ на лигнит, лоцирана во близина на селото Маџари, Скопско. Првите два агрегата (со моќност 5,8 MW) биле пуштени во погон во 1949 г., а третиот (со моќност 10 MW) во 1954 г. Како прва важна улога во РМ одиграла важна улога во периодот пред да се изградат поголемите ХЦ. Престанала да работи во 1971 г.

ЛИТ: *50 іодини македонско елекшросшойансшво*, Скопје, 1995. Др. Р.

**МАЏИРОВ, Жарко Вангелов** (Богданци, 20. III 1930) – ветеринар, редовен проф. на Земјоделскиот и на В. ф. во Скопје. Докторирал на В. ф. во Загреб (1968). Објавил 120 научни и стручни публикации. Автор е на учебниците: „Зоохигиена“, „Ветеринарство“, „Практикум по зоохигиена“ и „Практикум по ветеринарство“; коавтор на учебникот „Паразитологија и паразитни болести кај домашните животни“. М. Д. – Ј. Б.



Митко Маџунков

**МАЏУНКОВ, Митко** (Струмица, 19. III 1943) – раскажувач, романсиер, драмски автор, есеист; академик. Основно училиште и гимназија има завршено во Струмица, а Филолошки факултет (светска книжевност со теорија на книжевноста) во Белград. Работниот век го поминал главно во Библиотеката на градот Белград, каде што е и пензиониран (како библиотекар-советник). Добитник е на повеќе книжевни награди и признанија. Освен на својот мајчин македонски јазик, пишувал и на српски. Член е на Здружението на писателите на Србија (1970) и на Друштвото на писателите на Македонија (1986), како и на Друштвото на независни писатели. Член на МАНУ надвор од работниот (2003) и редовен член (2007).

Автор со сеопфатно раскажувачко, романсиерско, драмско и есеистичко дело. Од првиот расказ *Воскресение* до најновите дела тој трага по целината исткаена од видливото и невидливото, надворешното и внатрешното, „стварното и имагинарното“, не заради голата книжевна постапка, туку заради нејзината суштност. Спаѓа меѓу најконзистентните автори, чија книжевна постапка се совпаѓа со авторскиот потпис. Неговото дело е длабоко вкоренето во почвата на Македонија и истовремено е органски врзано за стварноста на светот. Новините што ги внесува во литературата често се налик на градбите што ги опишува. Композицијата на неговото дело *Кула на Ридош* целосно се совпаѓа со сижето, а со тоа и со значењата на романот. Вистинитоста комплементарна со стварноста, и обратно, го преобразува сижето и во *Времешо на ирвасише* за да стане дел од историјата на книжевните идеи. Сижето честопати е невидливо за актерите, односно за ликовите на делото и може да се воспостави само во свеста на читателот. Полифонискиот пристап е очигледен и во драмите, кои се во постојан дијалог со неговите раскази. Целината понекогаш се дава како збир од фрагменти, како вселена населена со малку материја (текст), но со силни гравитациски (творечки) сили што ја држат заедно.

ДЕЛА: раскази: *Чудан сусреш* (Београд, 1970), *Убиј іоворљивоі йса* (Београд, 1973), *Над шроскошош облаци* (Скопје, 1974), *Мирисош на земјаша (*Скопје, 1984), *Чудна средба / Над шроскошош облаци* (прво комплетно издание на дотогашните раскази на македонски, Скопје, 1986), *Убиј іо зборливошо куче* (Скопје, 1988); кратки прози: *Меѓаша на свешош* (Скопје, 1985, второ, променето издание 1990), *Међа свеша* (Белград 1984), *Парадоксален сон* (Скопје, 1987), *Дрвошо на Нарајана* (Скопје, 1998), *Беісшвошо и йовшорношо раѓање на зоірафош* (Мелбурн, с. а.), *Дарови неба* (Панчево, 2007); романи: *Кула на Брду* (Београд, 1980), *Кула на Ридош* (Скопје, 1981, ред. издание 1999), *Домош на Александар* (Скопје 1986), *Кон друіаша земја* (Скопје, 1993), *Александров* дом (Београд, 2002), *Времешо на ирвасише* (Скопје, 2003); есеи: *Шшркош единак и неіовошо јашо* (Скопје, 2000), *Чехов или Тајна йрийоведања* (Београд, 2006); драми: *Големиош Смок, Сенкаша, Пусша земја, Паш за Лихнидос, Мелница, Чудо іолемо* (изведувани на театарските сцени и објавувани во посебни книги).

ЛИТ: Марко Недиќ, *Паралелна слика сшварносши* (Кула на Брду 1981); Христо Георгиевски, *Македонскиош роман*, 1991; истиот, *Слободна иіра на духош и создавањешо,* Поетиката на македонскиот расказ, 1985; Лидија Капушевска-Дракулевска, *Во лавиринйише на фаншасшикаша*, 1998; Георги Старделов, *Лишерашураша како сйас*, Ноќен градинар, 2006; истиот, *Голем романсиерски йошфаш* (Кон другата земја 1994); Влада Урошевиќ, *Избор йо сродносш,* Избрани дела, том VII, 2007. Г. Ст.

**МАШИНИ И УРЕДИ ВО ДРВНАТА ИНДУСТРИЈА** – работните процеси во дрвната индустрија се изведуваат со помош на разни видови машини и уреди. Тие се разликуваат според функцијата што ја извршуваат. Видот и типот на машините и уредите зависи од работната операција што се извршува во ист или во различен технолошки процес. Машините и уредите во дрвната индустрија се групирани според

определени заеднички карактеристики: според видот на механичката обработка на предметот; според степенот на обработката на предметот; според начинот на обработката на предметот; според конструктивните карактеристики и според намената. Според степенот на обработката на дрвото, машините и уредите се групирани во две основни групи: за примарно и за финално производство. Машините и уредите за примарно производство се наменети за првостепена обработка или преработка на дрвото (најчесто во пиланите). Машините и уредите за финално производство се наменети за финална (завршна) обработка на дрвото. Постои и посебна група машини и уреди, наменети за производство на фурнири и на разни видови дрвени плочи, кои спаѓаат во групата на примарните машини и уреди. Б. Ил.

**МАШИНСКИ ФАКУЛТЕТ – Скопје.** Студиите започнале во 1959 г. на Електромашинскиот оддел при Техничкиот факултет во Скопје, каде што во 1961 г. се отворени два отсека: Електротехнички и Машински. Со Закон на Собранието на СРМ во 1965 г. е основан Електромашинскиот факултет со два оддели и два степена на образование: континуирана настава (9 сем.) и I степен (5 сем). Од старата зграда на Техничкиот факултет, Електромашинскиот факултет во 1963 се преместува во бараки, но веќе во 1968 г. се вселува во денешната зграда. Од 1977 г. Машинскиот факултет постои како самостојна високообразовна институција. Првиот наставен план е донесен во 1959/60 г., во 1960/61 е усвоен нов по општо машинство, а во 1965/66 со две насоки. Во 1971/72 г. се воведува 3-та насока, а во 1976/77 г. е усвоен со 5 насоки (и на I степен). Во 1996/97 г. наставниот план е со 9 насоки, а во 2004/05 г. се воведува настава по ЕКТС на академски четиригодишни студии (9 насоки) и на професионални тригодишни студии (5 насоки). Во учебната 1972/73 г. започнале двегодишни студии на III степен (9 насоки), кои се иновирани во 1985/86, за да се приспособи на Болонската декларација во 2005 г. Наставно-научната работа на факултетот (2005) се изведува од: 74 наставници, 13 асистенти и 7 лаборанти, а вкупно се вработени 125 лица. Машинскиот факултет има 16 лаборатории. На Машинскиот факултет (2005) стекнале диплома вкупно: 97 доктори; 212 магистри; 4.055 дипломирани машински инженери и 1.218 машински инженери. Сл. А.



Зградата на Машинскиот факултет во Скопје

**МАШКОВ, Виктор Фјодорович** – руски конзул во Скопје до Балканските војни (1912/13). По завршувањето на јункерското училиште во Тифлис, службувал во Владиковскиот полк и како поручник резервист патувал во Абисинија. Конзул во Скопје со особена наклонетост кон српската политика во Македонија. По Октомриската револуција како емигрант починал во Југославија. Бл. Р.

**МЕБЕЛ** – составен дел на секој современ дом. Него го сочинуваат предмети изработени од дрво, од недрвни материјали или од нивни комбинации. Основната задача на предметите од мебелот е со димензиите, конструкцијата и формата да ги задоволат физичките, културните и општествените потреби на современиот човек. Мебелот се класифицира на следниве начини: според местото на користење (мебел за станови и мебел за јавни и општествени установи); според намената, односно функцијата што ја остварува (мебел за седење, лежење, работа и сместување на предмети); според конструкцијата, односно видот на составите од кои е изработен (плочест, рамовски, сандачест-корпусен и комбиниран мебел); според основниот материјал од кој е изработен (дрвен, плетен, метален, пластичен и комбиниран мебел); според начинот на компонирање, за да се добијат практични и економски решенија (единичен, во гарнитури, монтажен, адаптибилен и компонибилен мебел); и според технологијата на изработка (експериментален-прототипски, сериски и масовен мебел). Мебелот се класифицира и според начинот на површинската обработка, според начинот на поставување на носивите елементи, според применетата технологија итн. Б. Ил.

**МЕГЛЕНСКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** (XI в.) – спомната и во хрисовулите на царот Василиј II (1019). Освен Мегленска, во XI в. е нарекувана и Воденска епархија. Ги опфаќала териториите северно од Лерин во Централниот дел на Македонија до Просек (Демир Капија) и Мариово. Кон крајот на XI в. од Мегленската епархија се одвоил градот Еници–Вардар со околијата и била формирана нова Сланичка епархија. Подоцна двете епархии, Мегленската и Сланичката, се споиле, а седиштето на епископот било во Воден. Познати мегленски епископи се св. Иларион Мегленски и Герман, како и новомаченичката св. Злата Мегленска.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *Историја на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Р. Грујић, *Мегленска епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**„МЕДИЦИНСКИ БИЛТЕН“** – списание на лекарите и фармацевтите на Скопска А.О. Излегувало од 1976 до 1987 г. (до 1986 г. како двомесечно списание, со еден двоброј годишно). Објавувани се оригинални научноистражувачки трудови. Уредници: А.Спиров (1978–81), А. Велјановски (1982–86) и Б. Димишковски (1987).

ИЗВ.: Библиотека на ВБ во Скопје. Сл. М. П.

**МЕДИЦИНСКИ ФАКУЛТЕТ ВО СКОПЈЕ.** Владата на РМ на 6. III 1947 г. донесе Указ за формирање на Мед. ф. во Скопје. На 17. III е одржана првата седница на Наставничкиот совет, составен од



Хируршките клиники на Медицинскиот факултет во Скопје

19 наставници избрани од Матичната комисија. За прв декан е избран проф. д-р С. Боздов, а за прв продекан проф. д-р М. Видаковиќ. Редовната настава на Мед. ф. во Скопје почнува на 3. XI 1947 со пристапното предавање по анатомија на доц. д-р Зденко Крижан. Првите две години наставата се одвивала во бараките на Хигиенскиот завод и на Средното медицинско училиште, а во 1949 г. е изградена главната институтска зграда. Посебна зграда за Институтот за судска медицина е изградена во 1955, за патофизиологија во 1964, а за Институтот за епидемиологија во 1984 г. Со Уредбата на Владата на РМ од септември 1947 г. бившата Земска болница во Скопје се трансформира во Клиники на Мед. ф. Во 1950 г. зградата на бившиот Уред е доделена на Клиниката за гинекологија и акушерство и на Клиниката за детски болести. Во 1952 г. е изградена поликлиничката зграда во која се сместуваат, покрај неколкуте поликлиники, и Клиниката за детски болести и Клиниката за кожни и венерични болести, а во следната 1953 г. започнува изградбата на новиот Клинички блок, со чие завршување (1956) е добиен двојно поголем клинички простор. Во текот на следните неколку години (1957–1963) е доградена старата зграда за детски болести и во неа е сместена Клиниката за гинекологија и акушерство. Потоа се изградени Институтот за трансфузиологија, Институтот за радиологија и Институтот за радиотерапија. Во 1978 г. почнува изградбата на 3 нови згради (Инфективна клиника, Детска клиника и Кардиолошка клиника) завршени во 1986 г. Во 1982 г. почнува доградбата на Хируршките клиники што трае сè до 1990. Во 2004 г. почнува изградбата на новата Гинеколошко-акушерска клиника и кадровската состојба на Мед. ф. постигнува огромен напредок. Од 40 лекари во 1947 г., денес на Мед. ф. работат повеќе од 1000 вработени лекари, наставници и соработници, специјалисти и супспецијалисти во разни медицински дисциплини.

Во 1972, по иницијатива на Катедрата за радиологија, е формирана Виша школа за радиолошки техничари, а почнува да работи во 1972/73 г. Под ова име школата работи (со прекин во 80-тите години) до 2003/04. Потоа, во согласност со ЕКТС, се воведуваат студиски програми за високо образование на стручни медицински сестри и стручни медицински техничари. Наставата е организирана во модули (посебно за секоја профилирана насока), во 6 семестри. Постојат 9 модули (меѓу кои се и радиолошките технолози, а до 2003 г. радиолошки техничари). Програмата во 2006 г. е ревидирана во согласност со Прописите на Болоњската декларија. Бр. Н.

**МЕДИЦИНСКИ ЦЕНТРИ ВО МАКЕДОНИЈА** – организационен облик од областа на здравствената заштита што ги обединува дејностите на здравствениот дом и на општата болница заради обезбедување примарна, специјалистичко-консултативна и болничка здравствена заштита во една функционална целина. Мед. ц. се формирани по одлуката на сојузно и републичко ниво (1964) за интеграција на здравствените установи. Реформите во здравствениот сектор по 2000 г. предвидуваа измени во прописите со кои се укинува овој вид здравствена организација, па медицинските центри (2004) се укинати со Закон („Сл. весник на РМ“ 10/2004) и се поделени на здравствени домови и општи болници како самостојни здравствени организации, со цел да се разграничи примарната од секундарната здравствена заштита. Д. Д.



Медицинскиот клинички центар во Тетово

**МЕЃУНАРОДЕН ЕВРЕЈСКИ СОЈУЗ** (ALLIANCE ISRAELITE UNIVERSELLE) – меѓународна еврејска образовна организација. Отворила училиште во Скопје (1905). Наставен јазик бил францускиот, покрај хебрејскиот и турскиот јазик. Се изучувале еврејска и општа историја, бил толкуван Танахот, а девојчињата посетувале везење и шиење. Училиштето (по 1913) го посетувале 320 ученици и 172 ученички, како прва генерација што учела српски јазик и кирилично писмо. Сојузот отворил училиште и во Штип (1910) со 87 ученици. Првата светска војна ја прекинала дејноста на МЕС. Со својата дејност ја искоренил неписменоста меѓу Евреите во Македонија, особено кај женските деца.

ЛИТ.: Ѓорѓи Целев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839-1943*, New York, 2003. J. Нам.

**МЕЃУНАРОДНАТА КРИЗНА ГРУПА И РМ** – меѓународна невладина организација, чии одлуки немаат правно задолжителна сила за меѓународно-правните субјекти. Таа не е субјект на меѓународното право, но е влијателен субјект на меѓународните односи. Нејзината моќ произлегува од активностите што ги врши во процесот на „јакнење на моќта на меѓународната заедница за предвидување, разбирање и спречување конфликти“, од составот на Советот на ополномоштеници што го сочинуваат поранешни политичари на најмоќните светски сили, поранешни меѓународни службеници во универзални или регионални организации, поранешни или актуелни европарламентарци, актуелни меѓународни службеници или политичари и други јавни личности, како и од моќта

на нејзините финансиери. Единствен државјанин на РМ член во Бордот на МКГ е бизнисменот и градоначалник на Скопје Трифун Костовски. МКГ обзнанува извештаи/брифинзи и во однос на


Трифун Костовски, член на МКГ од РМ

РМ што содржат анализи на случувањата во и околу РМ, дилеми на меѓународната заедница, претпоставки за развитокот на ситуацијата во иднина и предлози за правецот на преземањето определени активности со цел да се спречат проблеми и кризи од поголеми размери.

ИЗВ.: *http://www.intl-crisis-group.org/projects/balkans/macedonia/reports.*

ЛИТ.: Tatjana Петрушевска, *Анализа на предлозите за решавање на Грчко-македонскиот спор околу уставното име на РМ содржани во Извештајот за Балканот број 122 на МКГ од 10.12.2001*, Зборник во чест на животот и делото на Васил Гривчев, Скопје, 2002. Т. Петр.

**МЕЃУНАРОДНИ ВОЕНИ МИСИИ ВО МАКЕДОНИЈА** – мисии на држави, групи држави, меѓународни организации, сојузи или ентитети што позиционираат вооружени сили на територијата на Македонија. Во текот на XX и XXI в. во Македонија се позиционираат 12 воени мисии: февруари-септември 1903 г., воспоставена со Виенската спогодба (февруари 1903) во функција на спроведување на Февруарските реформи на турската жандармерија; 1903–1909 г., врз основа на Договорот од Мирцштег (септември 1903), составена од припадници на армиите на В. Британија, Франција, Германија, Италија, Русија и Австро-Унгарија со ист мандат како и претходната; во Втората светска војна сојузнички воени мисии на Велика Британија, САД и СССР (воспоставени: британската во октомври 1943 г., американската во јуни 1944 г., единствената англоамериканска во јуни-октомври 1944 г. и советската во ноември 1944 г.) со мандат да ги следат и да известуваат за воените дејства на НОВ и ПОМ и нивните резултати, да организираат саботажи и други диверзантски акции, координирано да дејствуваат на македонската војска со сојузничките сили, да организираат и да примаат воена и друга помош, обука за ракување со оружјето итн., до март/мај 1945 г.; набљудувачка мисија на ОН за превентивно чување на мирот во РМ (декември 1992 – декември 1995 г. како УНПРОФОР (United Nation Protection Force, односно март 1995 – февруари 1999 г. како УНПРЕДЕП (United Nation Preventive Deployment Force); НАТО мисија на


Мировните сили на ООН (УНПРОФОР) во РМ

Косовскиот верификационен координативен центар, воспоставена на 26. XI 1998 г. како дел од операцијата на НАТО на Косово „Орлово око“ (Eagle Eye), функционира до март 1999 г.; мисија на Силите за извлекување на НАТО, воспоставена на 10. XII 1998 г., како дел од мисијата „Решителен гарант“ (Determined Guarantor) во функција на извлекување на верификаторите на ОБСЕ од Косово, функционира до март 1999 г.; март-јуни 1999 г. НАТО мисија за подготвителни сили на КФОР за Косово; јуни 1999 г. – Задннински штаб на КФОР (HQ KFOR REAR) заради логистичка поддршка на КФОР на Косово – дел од Единствениот штаб на НАТО во Скопје; 22. VIII 2001 – 22. IX 2001 г. НАТО мисија „Неопходна жетва“ (Essential Harvest-Task Force Harvest); 22. IX 2001 – 15. XII 2002 г. НАТО мисија „Килибарна лисица“ (Amber Fox-Task Force Fox); 15. XII 2002 – 31. III 2003 г. НАТО мисија „Сојузничка хармонија“ (Allied Harmony); 31. III – 15. XII 2003 г. ЕУ мисија „Конкордија“ (Concordia), заменета со ЕУ мисијата ПРОКСИМА, која е поинаков (полициски) вид мисија.

ЛИТ.: Сашо Додевски, *Присуство на меѓународни сили во Македонија во текот на XX в.*, Зборник посветен на почесни доктори, доктори и магистри на науки (2001-06), Правен факултет „Јустинијан Први“ – Скопје, Скопје, 2006. Т. Петр.

**МЕЃУНАРОДНИ ВОЕНИ ОПЕРАЦИИ ВО КОИ УЧЕСТВУВА РМ** – воени операции на држава, група држави, меѓународни организации, здружени коалиции или ентитети во кои учествуваат припадници на вооружените сили на РМ. Во периодот од 2001 до 2007 г., припадници на вооружените сили на РМ, врз основа на Меморандумот за разбирање, склучен помеѓу Владата на РМ и Меѓународните сили за безбедносна поддршка, учествуваат во три меѓународни мировни операции: во Авганистан (во согласност со Резолуцијата 1386 на Советот за безбедност на ОН од 20. XII 2001) во ИСАФ 2, 3, 5, 6, 7, 8, 9, 10 (2002–2007); во „Слобода за Ирак“, по барање од Владата на САД (4. IV 2003) и во согласност со СОФА


Претседателот на РМ Б. Црвенковски во посета на македонските војници во Кабул, Авганистан (11. X 2007)

воено-техничките договори со Кувајт и Катар, како поддршка во поствоената фаза, а врз основа на Одлуката на Собранието на РМ (22. IV 2003) од 1. VI 2003 г., со шестмесечно ротирање; во воената операција на ЕУ за кризен менаџмент – АЛТЕА во БиХ, врз основа на Одлуката на Собранието на РМ (3. VII 2006), од 14. VII 2006 г.

ИЗВ.: *Министерство за одбрана на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**МЕЃУНАРОДНИ РЕВИЗОРСКИ СТАНДАРДИ (МРС)** – водичи во рамките на процесот на хармонизација што го почнаа Меѓународната федерација на сметководители (МФС) и нејзините членки. Комитетот за меѓународна ревизорска практика (КМРП) веќе има објавено 29 водичи за меѓународна ревизорска практика (до 1990). Стана повеќе од јасно дека глобалните пазари на капиталот имаат потреба од ревизорски стандарди за подобрување на квалитетот на финансиското известување, особено за финансиските трансакции надвор од границите на националните економии. Со прифаќањето од страна на членките на МФС на потребата за промена од водичи на стандарди во меѓународни ревизорски стандарди, КМРП започна сеопфатен проект на нивно ревидирање и кодифицирање. КМРП издаде мрежа од МРС, кој е примарно фокусиран на ревизијата на финансиските извештаи (1994). Бенефициите од користењето на глобалните МРС од страна на ревизорите при ревидирањето на финансиските извештаи беа и сѐ уште се предмет на дебата во научните и професионалните кругови. Но, и покрај перманентно присутните дебати за потребите од хармонизација на ревизорската професија, евидентна е силната поддршка за примена на МРС кај пазарите на капитал во светот. МРС ги имаат прифатено 155 членки на МФС од 118 земји во светот. Од октомври 1998 г. и РМ пристапи кон примената на МРС, како супститут на националните ревизорски стандарди. Имено, со Законот за ревизија од декември 1997 г. беше воведена задолжителна примена на МРС при ревизијата на финансиските извештаи на деловните ентитети од страна на ревизорите. Според овој закон, Министерството за финансии беше одговорно за превод, ажурирање и публикување на МРС. Со новиот Закон за ревизија од септември 2005 г. се отвори процес на дерегулирање на ревизорската професија. Новооформениот Институт на овластени ревизори на РМ од мај 2006 г., а во негови рамки и Комисијата за стандарди за ревизија, ги презеде ингеренциите за ажурирање, публикување и правилна имплементација на МРС во ревизорската практика на РМ.

ЛИТ.: *Handbook of International Auditing, Assurance and Ethics Pronouncements 2007,* International Federation of Accountants. З. Б.

**МЕЃУНАРОДНИ СМЕТКОВОДСТВЕНИ СТАНДАРДИ (МСС)** – општоприфатени стандарди, креирани и публикувани во периодот 1973–2000 г. од страна на Комитетот за меѓународни сметководствени стандарди (КМСС). Од 2001 г. КМСС се заменува со Одбор за сметководствени стандарди, во чии ингеренции спаѓа ажурирањето и публикувањето на МСС. Изминативе неколку години Одборот, меѓу другото, надополни некои од МСС, а дел од нив на 1. IV 2002 г. ги замени со нови Меѓународни стандарди за финансиско известување (МСФИ). МСС се креирани како одговор на потребите на глобалните пазари на капиталот, кои бараат заеднички сметководствен „јазик“ за комуницирање со финансиските информации. Непостоењето на еден „заеднички јазик“ кај корисниците на финансиските извештаи внесува доза на сомневање во презентираните информации, според на различните национални стандарди. Драматично брзиот развој на мултинационалните компании во текот на изминативе 35 години, по рушењето на бариерите помеѓу националните економии, ја промени деловната и политичката клима, ја зголеми глобалната конкуренција и ја наметна дилемата за хармонизирање на презентираните информации во финансиските извештаи на глобално меѓународно ниво. Напорите за развој на заедничка рамка за глобално финансиско известување КМСС ги темелеше на потребата од презентирање на високо квалитетни финансиски информации, без оглед на географската локација и различната сметководствена традиција на деловните ентитети. Меѓутоа, обезбедувањето на високо квалитетните финансиски информации не зависи единствено од користеният сет на МСС. Високиот квалитет на користените МСС мора да биде поткрепен со инфраструктура што обезбедува нивно правилно толкување и примена во сметководствената практика на националните економии. Почнувајќи од 1998 г., во РМ се гради потребната инфраструктура за правилна примена на МСС. Во ноември 1998 г. МСС се преведени и се прифатени од страна на Министерството за финансии како супститут за национални сметководствени стандарди. Со формирањето на Институтот на овластени ревизори на РМ во мај 2006 г., во согласност со Законот за ревизија од септември 2005 г., Комисијата за сметководствени стандарди ги презеде ингеренциите за ажурирање, публикување и правилна имплементација на МСС во сметководствената практика на РМ.

ЛИТ.: B. J., Epstein and Ali Mirza Abbas, *IAS Interpretation and Application of International Accounting Standards 1998,* Wiley, 1998. З. Б.

**МЕЃУНАРОДНО ПРИЗНАВАЊЕ НА РМ** – процес на констатирање на фактот на (ре)конституирање на РМ како субјект во меѓународното право и политика што започнува да тече по доставувањето на сетот од документи: Писмо на претседателот Киро Глигоров до сите шефови на држави и на влади во светот за признавање на РМ (2. XII 1991); Писмо на министерот за односи со странство д-р Денко Малески до министрите за надворешни работи во светот за признавање на РМ (2. XII 1991); Декларација на Собранието на РМ за меѓународно признавање на РМ како суверена и независна држава (19. XII 1991) и Писмо на министерот за односи со странство д-р Денко Малески до претседавачот со ЕЗ Ханс ван ден Брук за информирање дека Собранието на РМ ги прифаќа Насоките за признавање на новите држави во Источна Европа и СССР и Декларацијата за Југославија и изразување желба за меѓународно признавање (20. XII 1991), испратено по покана од Советот на министри на ЕЗ содржана во Декларацијата за Југославија (Брисел, 17. XII 1991), во утврдениот рок (до 23. XII 1991), со кои формално-правно РМ им обрнува внимание на постојните држави на фактот на постоење на РМ како нов/(ре)конституиран субјект со сите белези на државност – носител на правото на добивање меѓународно признавање.



Киро Глигоров со меѓународните посредници за бивша Југославија - Столтенберг и Лорд Овен

Процесот на признавање на РМ е долготраен, макотрпен, противречен, преседан во меѓународното право. По повод признавањето на државите произлезени од рас-



Обраќањето на Киро Глигоров пред Генералното собрание на ООН при приемот на РМ (8. IV 1993)

падот на СФРЈ, Министерскиот совет на ЕЗ, од една страна, во согласност со условите за признавање што ги предвидува меѓународното право, не го спори фактот на нивната државност. Но, од друга страна, спротивно на меѓународното право и на врз него втемелената практика, Советот формулира серија критериуми за признавање, како дополнување на оние што ги предвидува позитивното меѓународно право (Декларацијата за насоките за признавање на државите од Средна и од Источна Европа и Декларацијата за Југославија). Задоволувањето на овие критериуми го оценува Арбитражна (Бадентерова) комисија. Нејзиниот заклучок е дека тоа го сториле само РСл и РМ. Сепак, само РСл добива меѓународно признавање од државите-членки на ЕЗ. РМ не добива признавање поради противставувањето на таквиот акт од страна на РГ. Последица од ваквиот однос е пролонгираниот процес на меѓународно признавање, односно, признавање на РМ од серија држави не под нејзиното уставно име, туку под одредницата „Поранешна Југословенска Република Македонија“. Следниот клучен чекор во процесот на признавање на РМ е нејзиниот прием во членство на ООН (8. IV 1993).

ЛИТ.: Tatjana Petrusevska, International Recognition of the Newly-Created States at the Treshold of the XXIst Sentury, „Balcan Forum“, vol. 1 no.1/1995, p.249–267. Т. Петр.

**МЕЗИЈА ГОРНА** (Moesia Superior) – раноримска провинција со седиште во Скупи. По потчинувањето на Трибалите, територијата на Мезија била придодадена кон територијата на Македонија, под гувернерот Марко Ликиниј Крас (29-28 г. пр.н.е.). Подоцна, во 6 г. н.е, таа била издвоена, а во 46 г. н.е. оформена како посебна провинција (од Дрина, на запад, до Црно Море, на исток). Подоцна, во 46 г.н.е., кога била оформена провинцијата Тракија, Мезија е поделена на Горна и на Долна Мезија. Териториите на Горна Мезија го заземале просторот по горниот и средниот тек на р. Морава (на север) ограничена со Дунав, Дарданија (денес Косово) и Скопско-кумановскиот регион на југ. Покрај Скупи, позначајни градови биле и Наисус (Ниш), Ратијарија (Арчар), Хореум Марги (Ќуприја), Муникипиум (Калиште), Виминакиј (Костолац).

ЛИТ.: J. Sasel, *Moesia Superior*, Tabula Imperii Romani, K34, Ljubljana, 1976, 87; M. Corbishley, *L'Empire Romain*, Paris, 1990, 75. В. Л.

**МЕЗОЗОИК** – средно геолошко раздобје што траело околу 185 млн. години (250–65 млн.г.) и е поделено на тријаски, јурски и креден период. Во Македонија е развиен претежно во Западномакедонската и во Вардарската зона, а со помали маси и во Српско-македонскиот масив, со тријаски, јурски и кредни карпести комплекси. Тријас е широко распространет, пред сè во Западномакедонската зона, а помалку во Вардарската зона, каде што е составен со базални конгломерати, песочници, глинци и варовници, со максимална дебелина до 650–700 m. Јурскиот период доминантно е развиен во Вардарската зона и е претставен со повеќе остатоци од некогашната континуирана и широко распространета океанска кора, изградена од долно ниво на габрови, базалти, спилит-пилолави и горно ниво од конгломерати, песочници, глинци и варовници, претежно лоцирани меѓу Демир Капија–Гевгелија, на Скопска Црна Гора, на Клепа (Велешко) и др. Тие се пробиени со горно-јурски гранитоиди. Вулканско-седиментни карпи се развиени и на пределите на Кораб, Дешат и Јабланица. Кредниот период е развиен со флишни и карбонатни седименти во Вардарската зона со дебелина до 4.500 m, а со мала маса од песочници, варовници и анхидрит во Цукали-Краста зоната кај Дебар. Н. Дум.

**МЕКОТЕЛИ** (Mollusca) – тип без-'рбетни животни, чие тело обично е поделено на глава, труп и стапало, но кај некои видови главата или стапалото може да се редуцирани делумно или целосно. Горниот дел од телото е прекриен со слој што се нарекува мантија, кој ја излачува черупката. Во животинскиот свет тие се втора група организми по бројност. Познати се над 130.000 видови, главно водни, но има и копнени организми. Претставниците од овој тип се добро проучени во Македонија, особено тие од Охридското и Дојранското Езеро. Во овој тип животни се вклучени три класи: полжави (Gastropoda), школки (Bivalvia) и главоноги (Cephalopoda). Во Македонија досега се регистрирани 267 таксони од полжавите, од кои 97 се ендемити; од школките се присутни 15 таксони, од кои 4 ендемити.



Полжав (Gastropoda)



Школка (Bivalvia)



Главоног (Cephalopoda)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; S. Petkovski, *Faunal diversity*, во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*. Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003; J. Clegg, *The Freshwater Life of the British Isles*, London, 1965.
Св. П. – В. Сид. и В. Т. К. – М. Кр.

**МЕЛАМЕД, Меир** (Скопје, XVI в.) – рабин и писател. Бил член на рабинскиот суд во Скопје. Ја напишал книгата на прашања и одговори „Мишпате цедек“. Неговиот татко Шемтов бен Јаков Меламед бил рабин во скопската синагога „Бет Аарон“. Од ова семеј-

ство потекнува прочуениот научник и лекар, Аврахам Меламед, што служел (1630) во синагогата „Бет Аарон“. Погребан бил во Скопје.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.


Павлос Мелас

**МЕЛАС, Павлос** (1870 – с. Статица, X 1904) – офицер на Грчката војска, член на „Етники етерија“, активно работел на формирање и испраќање грчки вооружени чети за дејствување во Македонија. Назначен за главен шеф на грчките чети во регионот на Битола и Костур (1904). Бил убиен во судир со османлиските сили.

ЛИТ.: Douglas Dakin, *The greek struggle in Macedonia 1897-1913*, Thessaloniki, 1993; Ιωαννη Κολιοπουλου, *Ιστορια της Ελλαδος απο 1800*, τ. Α, Θεσσαλονικη, 2000. Д. Јов.

**МЕЛЕАГАР** (IV в.) – македонски благородник, хетајрос и војсководец на Александар III. Учествувал во војните на Александар со Трибалите (335) и во походот на Исток (334–323). Им бил верен на кралот Александар и на династијата. По смртта на Александар, бил убиен од приврзаниците на Пердика.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период (336–275 г.пр.н.е.)*, Скопје, 1995. К. Аџ.

**МЕЛЕТИЈ I** (XVII в.) – охридски архиепископ (1638–1653). Бил софиски митрополит (1628), од каде што бил сменет (1631). Охридски архиепископ станал на 26. IX 1638. Како поглавар на Охридската црква во изворите се спомнува во 1644 г., кога бил заменет од архиепископот Харитон. Барал помош од Русија и претендирал да стане вселенски патријарх и поглавар на Александриската патријаршија. Починал во март 1653 г.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; А. Матковски, *Односите помеѓу Охридската архиепископија и османската држава*, „Гласник на ИНИ“, XVI, 2, Скопје, 1972. Ал. Тр.

**МЕЛЕТИЈ II** – софиски митрополит и охридски архиепископ (24. X 1676 – втората половина на 1677). На функцијата бил избран со особена благонаклоност на цариградскиот патријарх. Патувал за барање помош во Русија. Познат е како составувач на кодекс на Охридската архиепископија (1. V 1677). Се откажал од функцијата од финансиски причини и под притисок на изневерените очекувања на фанариотите. Со препорака од цариградскиот патријарх Партениј (1680) заминал во Молдова и Малорусија и шест години служел во црквата „Св. Михаил“ во градот Нежин. При приемот, рускиот цар (8. VII 1686) му подарил крст од скапоцено дрво. Престојувал во Троицката лавра, но од здравствени причини бил принуден да се врати во Малорусија, каде што се претставувал како охридски патријарх. По писмен протест од ерусалимскиот патријарх Доситеј во Москва и неговиот тамошен распит, руските власти му забраниле така да се именува.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 65–66. С. Мл.

**МЕЛИОРАЦИЈА НА ПОЧВАТА** – подобрување на својствата на почвата со примена на разни мелиоративни мерки, кои имаат подолготрајно, т.е. повеќегодишно дејство. Претставува позитивна антропогенизација на почвата. Во нашето земјоделство, во поголема или помала мера, се применуваат следните мелиоративни мерки: борба против ерозијата, теренски мелиорации, промена на механичкиот состав, хумизација, хидротехнички мелиорации, десалинизација, деалкализација, мелиоративно ѓубрење со минерални ѓубриња, правилна употреба на пестициди, мулчирање и снегозадржување, засилување на микробиолошките процеси, отстранување на деградацијата на почвите во сточарските фарми. Од најголемо значење се хидротехничките мелиорации (подобрување на водниот режим на почвата со наводнување и одводнување), бидејќи се применети на најголеми површини. Пред хидротехничките мелиорации во РМ имало 67.000 ha плавени површини секоја десетта и 102.000 секоја стота година. Мочурливи површини имало 86.000 ha. Со примена на овие мелиорации се заштитени 65.000 ha од поплави и се одводнети 64.000 ha мочурливи површини. Под системи за наводнување се наоѓаат 140.000 ha, но се наводнува значително помалку. Ѓ. Ф.

**МЕЛКОЛИЈАН, Леон Кирков** (с. Зибивче, Ристовац, Србија, 15. XI 1892 – Загреб, 1973) – спец. хирург, анатом, проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Швајцарија. Спец. по општа и абдоминална хирургија, подрачје во кое и хабилитирал. Вонреден професор по предметот анатомија (1948–1956).

ЛИТ.: *Алманах на првата генерација студенти на Медицинскиот факултет во Скопје*, Скопје, 1989. К. К.-П.


Тврдината Мелник

**МЕЛНИК** – град во Пиринскиот дел на Македонија, Република Бугарија, со 286 ж. (1992). Се наоѓа во југозападните падини на Пирин Планина, од двете страни на Мелничка Река, на надморска височина од околу 400 m. Климата е променето средоземноморска. Името му доаѓа од зборот *мел* што значи *бела глина*. М. е стар град со многу богато културно-историско наследство и зачувана стара архитектура. Во еден период од средниот век бил главен воен, административно-политички, стопански, културен и духовен центар во долините на Струма и Места. Во 1207 г. болјарот Алексиј Слав се ослободил од бугарската држава и се прогласил за самостоен владетел со седиште во Мелник. Градот бил заштитен со тешко пристапна тврдина. Посебен просперитет доживува во текот на XVIII и XIX в. Кон крајот на XIX в. има 4.330 ж. Потоа неговото население почнува да опаѓа и денеска тоа е град речиси без население. Поради зачуваното оригинално архитектонско наследство и присуството на природните земјени пирамиди М. е прогласен за град–музеј.

ЛИТ.: В. Нешова, *Средновековният Мелник. Векове*, кн. 4, София, 1981. Ал. Ст.

**МЕМЕТИ, Евзи** (с. Липково, Кумановско, 10. VI 1936) – просветен работник. Завршил Учителска школа во Тетово. Како член на КПМ (од 1955), бил секретар на Општинскиот комитет на СКМ

во Куманово, член на Универзитетскиот комитет на СКМ во Скопје, претседател на Општинскиот одбор на ССРНМ во Куманово и потпретседател на Републичкиот собор на Собранието на СРМ (1957). С. Мл.

**МЕМИШОВ, Сабри** (Делчево, 1910) – политички деец. Бил учесник во НОБ и резервен поручник на ЈНА. По Ослободувањето завршил Средна партиска школа во Скопје и бил народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ (1957). С. Мл.



Градскиот женски хор од Тетово „Менада"

**„МЕНАДА", ГРАДСКИ ЖЕНСКИ МЛАДИНСКИ ХОР, ТЕТОВО** – основан во 1981 г., на чело со диригентот Ивица Зориќ. Богатиот репертоар и високото ниво на интерпретација на Хорот му овозможија учество на повеќе фестивали и натпревари во земјата и во странство. Потврда за високото реноме на овој хор се наградите и признанијата добиени во текот на 1995-2001 г.: шест први награди во Чешка, Бугарија, Германија и Австрија, две втори награди во Словенија и Германија и две трети награди во Грција. Ј. Т.

**МЕНАЏМЕНТ** – универзален процес на ефективно и ефикасно извршување на работата со помош на други луѓе и ангажирање на ресурсите за остварување на однапред дефинираните цели на претпријатието. Првиот елемент се однесува на менаџментот како *универзален процес.* Менаџментот е универзална активност, бидејќи се однесува за сите видови претпријатија, за сите функции и на сите нивоа во претпријатието. Основниот процес на остварување на работата со помош на другите е ист за сите менаџерски работи, на сите нивоа и во сите претпријатија. Ова не значи дека сите менаџери извршуваат иста работа, или дека за сите се бара иста способност на различни нивоа. Менаџментот во основа е процес на: планирање, организирање, координирање, мотивирање и контролирање на активностите, кои водат кон поефикасно извршување на целите на претпријатието.

Вториот елемент го сочинуваат *ресурсите,* и тоа човечките и материјалните. Од претпријатието се бара висок степен на ефикасност во користењето на човечките и материјалните ресурси. Во суштина, менаџментот постои кога менаџерите се одговорни за ефикасно насочување на човечкиот напор при користењето на материјалните ресурси. Третиот елемент го сочинуваат *луѓето*, со чиј напор се извршува работата. Со помош на луѓето менаџерите ја извршуваат нивната работа. *Четвртиот елемент* се однесува на формулирањето и остварувањето на *целите* на претпријатието со напорот на други луѓе. Менаџментот вклучува координација на човечките и материјалните ресурси во насока на остварување на целите. Напорот на луѓето е насочен кон целите. Целите се потребни бидејќи активностите треба да бидат насочени кон некој сакан краен резултат или состојба.

Главна карактеристика на една модерна нација е менаџментот во претпријатијата. Науката за менаџмент е основна карактеристика на индустриското општество. Во практиката тој постои откога постои цивилизацијата. Во модерното економско работење неговото значење е огромно. Инаку, терминот менаџмент има повеќе значења. Прво, тој се употребува за да дефинира широки подрачја на активност. Второ, со него се опишуваат нивоата на авторитетот во рамките на организацијата, односно нивната поделба на врвен менаџмент, среден менаџмент и менаџмент на пониско ниво, според нивниот авторитет. Трето, терминот означува функционален приод што опфаќа: планирање, организирање, координирање, мотивирање и контролирање. Четврто, менаџментот ги опфаќа: вработените, финансиите, материјалите и целите, купувањето и продавањето, методите и постапките, средствата и опремата.

Во нашата земја во претходниот општествено-економски и политички систем терминот менаџмент речиси и не се употребуваше, или од идеолошки причини се употребуваше во негативна конотација, во смисла на жигосување на „појавените тенденции на доминација на менаџерско-технократските структури". По осамостојувањето на земјата и изградбата на новиот систем, науката за менаџмент доби полно право на граѓанство. Менаџментот и сродните научни дисциплини денес се изучуваат во средните училишта, задолжително на факултетите од економската структура (на додипломските и постдипломските студии), но и на други факултети. Во поново време, бројот на научни и стручни трудови од областа на менаџментот (учебници, статии, магистратури, докторати), подготвени или објавени на македонски јазик, бележи постојан подем.

ЛИТ.: Бобек Шуклев, *Менаџмент, четврто издание,* Скопје, 2004. Б. Ш.

**МЕНАЏМЕНТ НА ВКУПНИОТ КВАЛИТЕТ (TOTAL QUALITY MANAGEMENT)** – менаџмент-филозофија на континуирано подобрување на квалитетот воден од менаџментот, со цел да се задоволат потребите на потрошувачите. Реакциите на потрошувачите се најдоброто мерило и претставуваат индикатор за квалитетот на производот или услугата. Доколку се подобри квалитетот, се очекува трошоците да опаднат, со што поефективно ќе се задоволат потребите на потрошувачот. Претставниците на менаџментот на вкупниот квалитет него го опишуваат и го објаснуваат на различни начини, како, на пример: продолжување на научниот менаџмент; нова парадигма на претпријатијата, ориентирани кон потрошувачот; сеопфатен начин на унапредување на вкупното работење на претпријатието; нов начин на размислување на менаџментот во претпријатието, или пак како филозофија или приод на менаџментот, кој се карактеризира со свои принципи, практика и техники, како креирање култура на претпријатието, како сеопфатен приод на континуирано подобрување на квалитетот што е воден од менаџментот и сл. Основните принципи на менаџментот на вкупниот квалитет се следниве: квалитет, потрошувач, вклученост на менаџментот, партиципација на сите вработени, тимска работа, обука и култура. Според суштината на менаџментот на вкупниот квалитет, на квалитетот на производите – услугите влијаат четири групи стеикхолдери: потрошувачи, менаџери, работници и добавувачи. Примената на менаџментот на вкупниот квалитет вклучува неколку техники, како на пример: кругови на квалитет, benchmarking, континуирано подобрување, овластување, снабдување од надворешен извор и намалено времетраење на циклусот. Концептот на менаџментот на вкупниот квалитет во нашата практика постепено добива во значење поради зголемената конкуренција на домашниот пазар, високиот степен на надво-

решнотрговската либерализација на земјата и соочувањето со фактот за ниската конкурентност на македонската економија наспроти процесите на глобализација и заострената конкурентска борба на странските пазари.

ЛИТ.: Бобек Шуклев, *Менаџмент,* четврто издание, Скопје, 2004. Б. Ш.

**МЕНЕЛАЈ** – незаконски син на Александар I, покрај неговите четири законски сина (Алкета, Филип, Пердика II и Аминта). Тој е татко на Аминта II „Малиот", еден од претендентите за македонскиот престол во времето на воената анархија (394/3 г. пр.н.е.).

ЛИТ.: В. Лилчиќ и Н. Шелдаров, *Кралевите на античка Македонија и нивните монети во Република Македонија*, Скопје, 1994; N. G. L. Hammond, G. T. Grifith, *A History of Macedonia*, Vol. II, Oxford, 1979. К. М.-Р.

**МЕНЕЛАЈ** – син на Аминта III од бракот со Гигаја, со која ги имал и двата сина Архелај и Аридај, полубрат на Филип II Македонски. Како претенденти на македонскиот престол, Филип II го затворил и го егзекутирал Архелај, додека Менелај и Аридај привремено нашле прибежиште во Олинт. Откако Олинтјаните одбиле да ги предадат, Филип II го нападнал Олинт, го срамнил со земјата и притоа биле погубени и неговите полубраќа.

ИЗВ.: Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**МЕНЕЛАЈ ПЕЛАГОНЕЦОТ** (првата половина и средината на IV век пред н.е.) – линкестидски великодостојник, можеби син на линкестидскиот басилевс Арабај III. Во изворите нема потврда дека бил владетел на Линкестида. Во периодот кога атинските стратези дејствувале против македонскиот крал Пердика III, тој ја помагал Атина во Амфипол (ок. 350 пр.н.е.). Подоцна станал граѓанин на Атина и се спомнува во доцните 360-ти години пр.н.е. на еден натпис на споменик што му го подигнале Атињаните.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999; В. Лилчиќ – Н. Шелдаров, *Кралевите на античка Македонија*, Скопје, 1994. К. М.-Р.

**МЕНКОВ, Боро Илиев** (Куманово, 6. V 1919 – кај с. Белановце, Кумановско, 14. X 1941) – бербер, комунистички деец и народен херој од НОБ. Бил истакнат синдикалист и раководител на штрајкот на берберските работници во Куманово (1936). Потоа заминал на работа во Крагуевац (Србија, 1936-1938). Се лекувал во санаториумот во Касин Дол (јануари–февруари 1940), а потоа станал член на КПЈ (1940). По окупацијата на Македонија бил еден од



Боро Менков

организаторите на НОБ во Куманово и командант на Карадачкиот НОПО (1941). Загинал во судир со бугарската војска и полиција. Прогласен е за народен херој на Југославија (30. XII 1951).

ЛИТ.: Владо Малески, *Ѓурѓина алова, II издание,* Скопје, април 1953, 5–18; Видое Подгорец, *Менков Илија Борко* (1919-1941), Народни хероји од Македонија, Скопје, 1973, 216–221; *Менков Илија Борко (1919–1941)*, Млад борец, XXXII, 18, Скопје, јуни 1975, 17; Бранко Кркелиħ, *Борац против свих непријатеља,* Шест деценија од рођења народног хероја Боре Менкова и тридесет осам година од његове погибије, „Политика", Београд, 26. XII 1979, 11; Дејан Алексиќ, *Светол пример на доследен борец и комунист* (1-3), „Наш весник", XVIII, 695, Скопје, 4; *Црвени каранфили,* „Комунист", Скопје, 25. IX 1981, 21; *Спомен-биста на херојот.* На денот на артилериските единици во касарната „Боро Менков", „Наш весник", XX, 787, Скопје, 13. XI 1981, 1; Д-р Симо Младеновски, *Народниот херој Боро Менков,* „Беседа", VIII, 21–22, Куманово, 1981, 104–132; Д. П., *Заклетва дадовме – слобода да изборме.* Разговор со Перо Менков, „Комунист", XL, 1334, Скопје, 8. X 1982, 16; Dr Živko Lazarevski, *Boro Menkov,* Beograd, 1983, 1–61. С. Мл.



Вилијам Мервин

**МЕРВИН, Вилијам С.** (Њујорк, 7. II 1927) – американски поет и преведувач на поезија (од француски, шпански, португалски и италијански). Првата стихозбирка под наслов *Маска за Јанус* ја објавил во 1952 г. Потоа следуваат стихозбирките *Мечки што играат* (1954), *Пијан во печка* (1960), *Вошки* (1967), *Носач на скали* (1970, Пулицерова награда која ја одбил), *Компас-цвет* (1977). Неговите песни, претежно наративни, во комбинација со митолошки матрици врз кои се базираат, постигнуваат необична надреална атмосфера. Добитник на Златниот венец на СВП во 2005 г.

ЛИТ.: З. Анчевски: *Портрет без рамка*, „Поезија", СВП, Струга, 2005. П. Гил.

**МЕРИНГИЈА, МАЛУЦВЕТНА** (Moehringia minutiflora Bornm.) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Caryophylaceae (каранфили). Познат за околината на Прилеп–Маркови Кули, Трескавец, Селечка Планина, Мариово и Јакупица. Вл. М.

**МЕРКИ И СРЕДСТВА ЗА СУЗБИВАЊЕ НА ШТЕТНИ ШУМСКИ ИНСЕКТИ** – од аспект на заштитата на шумите се делат на превентивни и репресивни. Со превентивните се спречува појавата или ширењето на штетните инсекти, а со репресивните се сузбиваат кога тие се веќе присутни и се во состојба да се прошират и да предизвикаат поголеми штети во шумата. Методите што се користат и при обата случаја можат да се групираат во следниве категории мерки: предзаштита, физичко-механички, биолошки, генетски, хемиски и интегрални. Во првите спаѓаат сите шумскоодгледувачки мерки. Вторите се применуваат кога штетникот е присутен на релативно мала површина, а се користи: механичка сила, оган, висока температура, природна или вештачка светлина, радиоизотопи или електрична струја. Во биолошките мерки се користат природните непријатели, како што се некои корисни видови цицачи и птици, инсекти-паразити, предатори и други членконоги, како и определени видови патогени микроорганизми. Генетските методи за сузбивање на штетните шумски инсекти се состојат во создавањето и размножувањето на нивните слабо витални или неплодни раси. Во хемиските мерки се користат отровни хемиски средства кои можат да ги одбиваат инсектите (репеленти) и кои ги убиваат (инсектициди). Интегралните се најсовремени и претставуваат комбинација на сите претходни мерки. Авиоапликацијата или авиометодата (авиоакцијата) се препорачува само во случаи кога се врши сузбивање на оние штетни видови инсекти што се размножуваат преку градација и предизвикуаат големи штети со своето проширување на големи шумски површини. Ст. Н.

**МЕСЕСНЕЛ, Франце** (Цервигнано, Словенија, 25. XI 1894 – Турјак, 4. V 1945) – словенечки историчар на уметноста, ликовен критичар и унив. професор. Гимназија завршил во Љубљана, потоа студирал историја на уметноста во Виена и во Загреб и доктори-

рал на Карловиот универзитет во Прага. Како кустос на Археолошкиот музеј во Скопје (од 1928), бил избран за доцент (1933) и вонреден професор (1938) на Филозофскиот факултет во Скопје. При престојот во Македонија, како ликовен критичар соработувал во скопското списание за наука и книжевност „Јужни преглед" (1927), ги раководел археолошките ископувања во Суводол, Битолско (1931–1932) и учествувал во археолошките ископувања во Стоби. Откако се вратил на работа во Љубљана (1938), бил активен учесник во Ослободилната фронта (од 1941), а непосредно пред ослободувањето на Љубљана, бил уапсен од квислиншката домобранска полиција и потоа стрелан од белогардистите. С. Мл.

**МЕСМЕР, Тома** (Thomas Mossmer) (1717–1777) – австриски графичар, сопственик на типографија во Виена. Соработувал со Христофор Жефарович во изведбата на повеќе дела меѓу кои и изданието на Стематографијата (1741), графиките на св. Наум Охридски (1743), Богородица Спилиотиса (1749), Богородица Олимпиотиса (1752), манастирот Хиландар (1755) и др.

ЛИТ.: Д. Давидов, *Срūска Графика XVIII века*, Нови Сад, 1978. Ј. Ч.-Ф.



Реката Места, јужно од Банско

**МЕСТА** – река што се формира од водите на Црна и Бела Места. Црна Места извира под врвот Коларов од јужната страна на планината Рила, а Бела Места истекува од езерото Грнчаров (2.240 m). Се влева во Егејското Море источно од градот Кавала. Изворниот дел се наоѓа во Бугарија, а другиот дел тече низ Пиринскиот и Егејскиот Македонија. Долга е 290 km, од која во Бугарија тече во должина од 126 km. Вкупниот пад на реката изнесува 2.240 m, а просечниот 9,1‰. Сливот зафаќа површина од 7.500 km$^2$, од кои на Бугарија ѝ припаѓаат 2.767 km$^2$ или 36,9%, а на Грција 4.733 km$^2$ или 63,1%.

ЛИТ.: К. Иванов, В. Маринов, Т. Панайотов, А. Петков, *Хидролоīия на Бълīария*, София, 1961. Др. В.

**„МЕТАЛЕЦ", АД** – Прилеп – претпријатие формирано во 1970 како работилница за браварско-лимарски работи. Со проширување и развој се преориентира за проектирање, производство и монтажа на метални конструкции. Фирмата се занимава и со лимаро-покривачки работи, браварски работи, изработка и монтажа на мостови и силоси, приклучна земјоделска механизација, ремонтни активности на термоцентрали и рудници. Од 2003 г. произведува: колектори за сончева енергија, бојлери, како и топлиноизменувачи, а од 2004 г. е усвоен производот – автоконтејнер за возила за собирање на комунален отпад. Располага со производствени хали комплетно опремени со инсталација и опрема и придружни објекти со вкупна површина од 14.000 m$^2$. Капацитетот изнесува 5.000 t/г., од кои поголемиот дел се изнесува на странски пазари. Сл. А.



Железарницата во Скопје

**МЕТАЛУРГИЈА ВО РМ** – подрачје на науката и техниката што се занимава со добивање и со преработка на метали, легури и сл. Металургијата како дејност е присутна на територијата на Македонија уште пред нашата ера. Така, во рудникот Алшар, Мариово, уште во римско време се експлоатирале арсен, антимон и хром. Во средниот век се населувани искусни рудари, на пр., Саси, оттаму и називот Саса на рудникот за олово и цинк. Називот Самоков, кај Македонски Брод, потекнува од името на направите за ковење во кои чеканот се подига со помош на воденичко тркало. Современата металургија почнува по Втората светска војна со изградба на комбинатите „Југохром" – Јегуновце, „Металски завод Тито" – Скопје, Рудници и железарница „Скопје", „Алумина" – Скопје, „Топилница за олово и цинк" – Велес, „ФЕНИ" – Кавадарци и други, кои произведуваат и делумно преработуваат



Рудникот „Тајмиште", најбогатата суровинска база на Железарницата во Скопје

челик, феролегури (феросилициум, ферохром, фероманган, ферoникел и др.) олово, цинк, алуминиум, сребро, индиум и др. Пред транзицијата на сопственоста, металургијата е водечка извозна индустриска дејност во РМ. Во транзицијата настанува речиси целосен застој. Со приватизирањето и со преземањето од странски сопственици металуршките компании заживуваат и работат поуспешно од кога било. Металургијата е дејност со интензивно користење суровини, енергија и вода и генерирање отпадни гасови, води и троски. Заштитата на животната средина е важен аспект на работењето на металуршките погони. Св. Х. Ј.

**МЕТАМОРФНИ КАРПИ** – уште се нарекуваат и преобразени карпи, кои настануваат во процесот на метаморфизам, при зголемени притисоци и температури, со преобразба на седиментните или пак на магматските карпи. Ако настануваат со преобразба на седиментните карпи, се нарекуваат параметаморфни карпи, а ако настануваат со преобразба на магматските карпи, се нарекуваат ортометаморфни карпи. Структурите кај метаморфните карпи можат да бидат реликтни или пак сингенетски. Најчести сингенетски структури се: гранобластичната, лепидобластичната и нематобластичната. Текстурата кај метаморфните карпи е најчесто шкрилеста. На основа на текстурата се издвојуваат шкрилести метаморфни карпи (аргилошисти, филити, шкрилци, микашисти, гнајсеви и др.), и масивни метаморфни карпи (мермери, еклогити, кварцити и др.). На територијата на РМ се широко распространети карпи и се појавуваат во метаморфните серии во сите геотектонски единици (Западно-македонската зона, Пелагонискиот метаморфен комплекс, Вардарската зона и Српско-македонската маса).

ЛИТ.: Ристо Стојанов, Блажо Боев, *Пеūролоīија на меūаморфни карūи*, РГФ, Штип, 1999. Бл. Б.

**МЕТОДИЈ** – охридски архиепископ (28. V 1708 – пред 11. VI 1708). Самиот се нарекувал охридски патријарх. Бил сменет под притисок на потчинетите архијереи.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 76. С. Мл.

**МЕТОДИЈ** (XVIII в.) – охридски архиепископ (1757–1758). Според сведочењето на белградскиот митрополит Јоасаф, Методиј станал охридски архиепископ во текот на 1757 г., а во следната година се наоѓал на тронот на Охридската црква. Имал преписка со султанот, во која се жалел дека тешко може да ги исплаќа долговите на Охридската архиепископија.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; А. Матковски, *Односите помеѓу Охридската архиепископија и османската држава*, „Гласник на ИНИ", XVI, 2, Скопје, 1972. Ал. Тр.


Митрополит Методиј

**МЕТОДИЈ, митрополит** (Ѓорѓи Попоски) (Прилеп, 27. III 1914 – Прилеп, 25. II 1976) – прв владика од обновената Македонска православна црква. Нижа гимназија завршил во Прилеп, шестокласна Богословија во Битола (1935). Завршил и Филозофски факултет (историја) на Скопскиот универзитет. На 27. X 1936 г. бил ракоположен за ѓакон, а за свештеник во јули 1937 г. Од 1938 г. бил вероучител во основното училиште во Прилеп, потоа парох на Прилепската парохија. Во 1941 г. бил поставен за парох при црквата „Св. Благовештение" во Прилеп. Во 1959 бил произведен во протојерејски чин, а во 1965 г. е одликуван со највисоко свештеничко одликување во Македонската православна црква – граден крст. На таа должност бил сѐ до замонашувањето и изборот за Велички епископ (12/13. III 1966), во родниот град Прилеп во Соборниот храм „Св. Благовештение". Во јули 1967 г. бил избран и востоличен за архијереј на Дебарско-кичевската епархија што ја управувал до крајот на животот. Гробот на блаженоупокоениот митрополит Методиј се наоѓа во храмот „Св. Богородица" – Каменско, во Охрид.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Смислата на некои отпори против автокефалијата на Македонската православна црква*, Скопје, 1970 ; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972; истиот, *Архиепископ Охридски и Македонски Доситеј*, Скопје, 1995. Рат. Гр.


Митрополит Методиј

**МЕТОДИЈ, митрополит** (Методиј Златанов) (Берово, 24. VIII 1963) – митрополит на Американско – Канадската епархија, поет, професор во Македонската православна богословија „Свети Климент Охридски" во Скопје. Главен и одговорен уредник на списанието за православна духовна култура „Демостроj". Автор на есеи и преводи од областа на православната теологија, филозофијата на историјата, христијанската естетика и византологијата. Како поет е заговорник на визуелната поезија. Во 1997 г. остварил серија изложби и инсталации „Пораѓање на Истокот".

ДЕЛА: *Трепталник*, Ск., 1986; *Е*, Ск., 1997; *Сауловиот Каталог*, Ск., 1998, *Саронски близнаци*, Ск., 2002, *Багрена Самарија*, Ск. 2004. В. Тоц

**МЕТОДИЈ, СВ.** (Солун, меѓу 810–815 – Велеград, Моравија, 6. IV 885) – монашко име (световното не е посведочено) на византискиот архонт и словенски просветител, моравски архиепископ и книжевен деец. Најстар син, роден во угледно семејство на друнгарот Лав и Марија од Солун. Најверодостоен извор за него е Пространото (панонско) житие, напишано од св. Климент Охридски. Претставен е како умен, храбар и силен уште од младоста. На 20-годишна возраст поставен за архонт (управник) на словенско кнежевство. Едни претполагаат дека тоа се наоѓало во Македонија, во Струмичко-брегалничкиот крај (и дека таму го превел *Законот за судење на луѓето* на словенски со грчко писмо), а други – во Битинија, западна Мала Азија до Босфор, каде што имало многубројни словенски семејства импортирани од Солунско. По 10-годишна административно-воена служба се повлекол во манастир на планината Олимп (Мала Азија) и се замонашил. Повеќе подробности за него се познати по 861, кога му се придружил на брата си Константин Философ во Хазарската мисија. Таму е претставен како помошник на помладиот брат, но веројатно имал и други важни дипломатски обврски. По враќањето од Хазарија императорот Михаил III и патријархот Фотиј му предложиле архиепископски чин, но тој одбил; прифатил да биде само игумен на манастирот Полихрон со 70 монаси, меѓу кои веројатно имало и Словени. Кај него често престојувал брат му Константин. Со право се претполага дека таму било создадено првото словенско писмо и од преселените Словени таму си избрале свои ученици.


Св. Методиј, ѓаконикот на јужниот ѕид во црквата во Курбиново (XII в.)

Најважното дело, заедничко со брата му, е *просветителската Моравска мисија* од општословенско и европско значење. Свечено испратени од византискиот император и од патријархот, Браќата и учениците, со преводи на најважните богослужбени книги, биле радосно дочекани од великоморавскиот кнез Растислав. Тој им дал добри услови за работа и набргу подготвиле нов подмладок за вршење богослужби. Но Растислав, во 864 победен од герм. крал Лудвиг, немал можност да ја штити словенската богослужба од германското свештенство со латински јазик. По три години Браќата планирале да се вратат, но задржани од кнезот Коцел останале во Панонија уште една година и таму подготвиле словенски кадар.


Св. Кирил и св. Методиј, средновековна минијатура

Во 867 г. во Византија се случиле големи промени во династијата и во црковниот врв, па наместо во Цариград, Браќата тргнале со моштите на св. Климент Римски во Рим да бараат од папата дозвола за слов. богослужба. Во Рим биле свечено дочекани од папата Адријан, но на согласноста чекале долго. По смртта на св. Кирил во Рим (869), Методиј останал сам да ја раководи Словенската мисија. Во 870 се вратил во Панонија, но Коцел барал од папата Методиј да биде ракоположен за архиепископ, за да може да организира самостојна црква. Методиј повторно оди во Рим и се враќа како архиепископ Панонски, но среќава огорчена реакција од баварското свештенство од Салцбург, под чија јурисдикција се наоѓала Панонија. Методиј бил фатен, суден, малтретиран и затворен две и пол години. По интервенција од новиот папа Јован VIII бил пуштен, но во Панонија веќе не се вратил, а отишол во Моравија и работел под мошне тешки услови. Во 879 строго му било забрането да служи на словенски, па третпат оди во Рим да се правда. Според 13 гл. на *ЖМ,* во 881 г. отишол во Цариград и откако оставил таму двајца од своите ученици (свештеник и ѓакон) и богослужбени книги, се вратил во Моравија. По третото патување во Рим Методиј се оддава на книжевна работа. Заедно со двајца свои ученици брзописци го превел до крајот *Стариот завет*, *Номоканонот* и *Патерикот*. Починал на 6 април ст. ст. 885; бил опеан на латински, грчки и словенски и погребан во големата црква во Велеград.

ЛИТ.: С. Б. Бернштейн, *Константин Философ и Мефодий*; П. Динеков, *Славянский просветитель Мефодий*, София 1985; Ф. В. Мареш, *Јазикот на слов. првоучител Методиј*, *Кирило-Метод. (ст. слов.) период и К.-М. традиција во Макед.*, Скопје 1988, 71-76; *Christianity among the Slavs*, Roma 1988; С. Николова, Методия, *К.-М. Е* II, С. 1995, 632-650; П. Хр. И., *Светила незаодни*, Ск., 1999, 144–155. П. Хр. Ил.

**МЕТОДИЈА** (Србија) – архимандрит. Како игумен на Лешочкиот манастир од Српската православна црква во 1915 и 1918–1923 г. ги обновил објектите на манастирот оштетени во Првата светска војна и ја започнал изградбата на новата црква „Св. Атанасиј“. Населението во околните села го заштитувал од тероризирањето на српските џандари и војници.

ЛИТ: Б. Светозаревиќ, *Дејноста на Архимандрит Методија во Лешочкиот манастир*, „Гласник на ИНИ“, /2, 2000; И. Петрушевски, Б. Светозаревиќ, *Лешочкиот манастирски комплекс*, Скопје, 2001. Бр. Св.


Патронот на училиштето Методија Митевски-Брицо

**„МЕТОДИЈА МИТЕВСКИ-БРИЦО“** (Скопје, 16. I 1950) – училиште за физичка култура, основано од Комисијата за физичка култура на Владата на СРМ, со цел да школува стручни кадри за училиштата и спортските организации. Отпрвин било сместено во просториите на ДТВ „Партизан“ I. Од 1962/1963 се здобило со сопствен објект во населбата „Црниче“ и го добило сегашното име. Од учебната 1951/52 до 1967/68, кога престанало да биде кадровско, во него завршиле вкупно 668 стручни учители по физичко воспитание, од кои 490 машки и 178 женски. По 1968 г. работи како средно насочено училиште.

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Основање на кадровски школи во Македонија,* „Годишен зборник на Факултетот за физичка култура“, Скопје, 1988, 115–117. Д. С.

**МЕТОДИКА** – в. *дидактика*

**МЕТОДИСТИЧКА ЦРКВА ВО МАКЕДОНИЈА** – заедница на верници, поборници на методизмот, со основна цел да се прочистува верата со помош на секојдневно читање на Библијата, со молитва, пост и служење на ближниот, односно водење еден дисциплиниран начин на живеење и поврзување во заедница со оние што го следат патот на Исус Христос. Во 1968 г. била преименувана во Евангелско-методистичка црква. Првите евангелско-методистички заедници на територијата на Македонија се основале во Банско (Пиринско) во 1868, во Битола во 1873, во Струмица и во околните села во периодот од 1882–1890 г., како и во повеќе градови и села во Егејскиот дел на Македонија. Евангелско-методистичката црква во РМ има 13 заедници, во кои членуваат околу 5.000 верници. Седиштето на црквата е во Струмица.



Евангелистичката црква во Скопје

ЛИТ.: *Историја на Евангелско-методистичката црква во Република Македонија,* Скопје, 2003. М. Таш.

**МЕТОДОЛОГИЈА** – филозофска дисциплина што ја проучува севкупноста на методските постапки, процеси и средства за здобивање, систематизирање и верифицирање на научните знаења. Се дели на општа методологија (ги изучува методите што им се заеднички на сите науки); посебни методологии (методите на одделни научни подрачја: општествени, природни, медицински науки итн.), и специјални методологии (методските постапки карактеристични за определена научна дисциплина). Во Македонија, како филозофска и наставна дисциплина, методологијата систематски се проучува и се развива од оформувањето на Филозофскиот факултет во Скопје (1946). Општата методологија се изучува на студиите по филозофија, отпрво во рамките на предметот Дијалектичка логика, а подоцна и како самостоен предмет (на додипломските и постдипломските студии). Посебните, односно специјалните методологии се застапени скоро на сите високошколски институции во РМ. Значајни остварувања од областа на општата методологија (објавени статии, книги, прирачници итн.) постигнаа: (в.) *Митко Илиевски*, *Мирко Ѓошевски, Виолета Панзова* и др., а во доменот на специјалните методологии на општествените науки: (в.) *Петре Георгиевски* (методологија на социолошките истражувања), (в.) *Натка Мицковиќ* и *Наташа Ангеловска* (методологија на педагошките истражувања), (в.) *Виолета Петроска-Бешка* (методологија на психолошките истражувања) и др.

ЛИТ.: В. Панзова, *Логички лексикон,* Скопје, 2005; *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 237. В. Панз.

**МЕХМЕД I Челеби** (Одрин, 1389 – Одрин, 26. V 1421) – петти османлиски султан. Владеел во Македо-


Султанот Мехмед I Челеби

нија 8 години (5. VII 1413 – 17. VI 1421). Син на султанот Бајазид I. По победата во војната за престолот со браќата Сулејман и Муса ја обединил османлиската држава.

ЛИТ.: H. Ganem, *E`tudes d`histoire orientale, Les sultans ottomans*, t. I., Paris, 1901; M. SertoYlu, *Resimi osmanl' tarihi ansiklopedisi*, İstanbul, 1958. J. Јан.


Султанот Решат Мехмед V

**МЕХМЕД V Решат** (1844-1918) – триесет и петти султан (27. XI 1909 – 3. VII 1918). Син на султанот Абдул Азис, брат на султанот Мурат V, а го наследил протераниот султан Абдул Хамид II. Престојувал во Битола и во други места во Македонија. Во негово време бил обновен Парламентот. Како султан изгубил три војни: Италијанско-турската, Првата балканска и Првата светска војна, кога државата ја управувале младотурците. Го наследил брат му Мехмед VI.

ЛИТ.: *Turkiye Tarihi*, Istambul, 1967. Ал. Тр.

**МЕХМЕД, Абдураим** – втор потпретседател на првата Влада на ДФМ (16. IV 1945–XII 1946).

ЛИТ.: *Македонски влади,* 60 години, Државен архив на Република Македонија, Скопје, 2005, 22. С. Мл.

**МЕХМЕДИ, Мехмед Даути** (с. Зајас, 1911 – с. Букојчани, Кичевско, јули 1945) – земјоделец, делегат на Второто заседание на АСНОМ. Бил учесник во НОБ (од летото 1943) и ранет во Мавровско како борец на Групата баталјони на НОВ и ПОМ. По оздравувањето станал борец на Седмата македонска шиптарска НО бригада. Бил убиен во балистичка заседа на враќање од Второто заседание на АСНОМ, заедно со делегатот на АСНОМ Реџо Рушит Лимани (Зајази).


Мехмед Мехмеди

ЛИТ.: *Слободата беше нивниот идеал. Зборник на падnatи борци во НОВ и на жртвите на фашистичкиот терор од Кичево и Кичевско,* Кичево, 1982, 153.С. Мл.


Ким Мехмети

**МЕХМЕТИ, Ким** (Kim Mehmeti) (с. Грчец, Скопско, 1955) – писател, публицист и преведувач. Основно образование завршил во родното место, а средно училиште во Скопје. Работел во земјоделска задруга, бил печалбар на Блискиот Исток, а потоа новинар и уредник во „Флака е велазеримит" и во „Јехона". Раководел повеќе меѓународни проекти и хуманитарни организации и фондации, а бил ангажиран и како експерт-консултант во ФИООМ во Скопје. Неговата проза е напишана на албански и на македонски јазик.

БИБЛ.: *Прашината што никнува*, 1986; *Седум ноќи казна*, проза, 1990; *Судбината на Фатуша,* 1994; *Селото на проколнетите деца*, проза, 1998; *Собирачите на овенатите цвеќиња*, 1994. А. П.

**МЕХМЕТИ, Неџми** (Nexhmi Mehmeti) (Дебар, 1945) – писател и новинар. Основно и средно образование завршил во Дебар. Кратко време работел како учител, а потоа како новинар во Радио Дебар. Бил дописник на „Флака" и на „Рилинџја". Пишува поезија за возрасни.

БИБЛ.: *Да ти кажам еден збор*. А. П.

**МЕХМЕТИ, Шазим** (Shazim Mehmeti) (с. Балиндол, Гостиварско, 1958) – поет, сликар и публицист. Основно образование завршил во родното место, а гимназија во Гостивар. Тој е магистер по технички науки во областа на градежништвото. Досега има реализирано три самостојни изложби. Живее и работи во Гостивар. Автор е на десетина книги од областа на книжевноста и есеистиката.


Шазим Мехмети

БИБЛ.: *Игра на болката*, поезија, 2004; *Фрагменти*, проза, 2005; *Tregime*, Brezi, Tetovë, 2006. А. П.


Димитар Мечев

**МЕЧЕВ, Димитар** (Велес, 1870 – Солун, 1903) – револуционер гемиџија. Завршил основно образование. Рано влегол во редовите на ТМОРО. Бил близок со Г. Делчев и со Д. Груев. Престојувал во Софија и во Женава. И се придружил на групата револуционери гемиџии и учествувал во Солунските атентати (1903) како најстар гемиџија.

ЛИТ.: К. Битовски, *Солунските атентати 1903*, Скопје, 2003. Ал. Тр.

**МЕЧКАРОВ, Пандо** (с. Прекопана, Костурско, 1869 – с. Зеленич, Леринско, 13. XI 1904) – учесник во Илинденското востание, лерински селски војвода. Бил член на ТМОРО (1899) и претседател на РК во с. Прекопана. Во Илинденското востание предводел чета од родното село. Бил убиен од андартите во времето на „Зеленичката крвава свадба".

ЛИТ.: Г. Попхристов, *Революционната борба в Битолския окръг*, София, 1953; А. Трајановски, *Андартскиот колеж во с. Загоричани 1905*, Битола–Скопје, 1995. Ал. Тр.

**МЕЧКИН КАМЕН** – месност блиzу до Крушево, каде што се водела голема битка за одбрана на градот (1903). Востаници од одредот на војводата Питу Гули со часови ја задржувале османлиската војска и башибозукот. Во жестоката битка загинале околу 45 востаници, заед-


Д. Тодоровски: Споменик на четата на Питу Гули, на Мечкин Камен, Крушевско

но со војводата Питу Гули. Османлиските загуби биле огромни. По пробивот на Мечкин Камен османлиските сили на 13. VIII 1903 го зазеле Крушево. Градот бил гранатиран, запален и ограбен.

ЛИТ.: *Историја на Крушево и Крушевско*, Крушево, 1978; А. Трајановски, *Учеството на селанството од Крушевско во Илинденското востание*. зб. *Прилози за Илинден*, V, Битола–Крушево, 1983; К. Топузоски, *Мечкин Камен*, Крушево, 1986. Ал. Тр.

**МЕЧУВАЊЕТО ВО МАКЕДОНИЈА** – Првпат се спомнува како спортска активност во Скопје (1911). МК „Работнички“ бил основан во Скопје (1950) и е единствен во Републиката (до 1991). Негови основоположници биле Бранко Радовановиќ, долгогодишен натпреварувач и претседател и Драгољуб Николовски. Членовите на Клубот настапувале во сите категории на југословенските, балканските, европските и светските првенства и на медитеранските игри, како и на голем број други меѓународни натпревари. Биле освоени голем број медали во сите категории, поединечно и екипно. Најуспешни мечувалци биле: Александар Анастасовски, Томи Александровски, Кирил Ристевски, Зоран Стојановиќ, Соња Пајковска и др., предводени од тренерот Владимир Шуманов.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт, 1945–1975 во СР Македонија*, Скопје, 1975, 151–152. Б. Р.

**МЕШЕИШТА** – село во Струшко. Се наоѓа во североисточниот крај на Струшката Котлина, од левата страна на р. Сатеска, на надморска висина од околу 750 m. Низ селото поминува магистралниот пат М–4, кој на север го поврзува со областа Дебарца, а на југоисток со Охрид. Има 750 ж. кои се занимаваат главно со одгледување житни култури и лозарство. Тоа е седиште на општина што се води под името Дебарца. Зафаќа површина од 42.239 ha, има 30 населени места со 5.507 ж. Во селото постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.


Панорама на селото Мешеишта, Струшко

**МЕШКОВ, Стефан К.** (Охрид, 1884 – с. Ѓуѓанци, Кратовско, 9. VII 1904) – учесник во Илинденското востание, ресенски војвода. Со чета од с. Евла, Преспанско, учествувал во нападот на кулите во с. Петрино, Ресенско. По востанието се засолнил во Бугарија. Во текот на јули 1904 г. влегол во четата на војводата Славејко Арсов. Загинал во борба со аскерот кај месноста Лингура, Кратовско.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Освободителното движение въ Македония и Одринско – Спомени и материали*, т. 1, София, 1983, XXX; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, София, 1983. Ал. Тр.


Наташа Мешковска

**МЕШКОВСКА, Наташа** (Скопје, 05. II 1972) – унив. професор, пливачка. Завршила Факултет за физичка култура во Скопје (1993), на кој магистрирала (2000) и докторирала (2002). Била член на АПК „Студент“ во Скопје (од 1981). Најуспешна македонска пливачка на куси патеки. На републичките првенства освоила 55 први места и поставила 31 рекорд. Била неколкукратна првенка на Југославија, рекордерка и државна репрезентативка (1986–1991). Таа е носител на два сребрени и еден бронзен медал од балканските првенства и три од Светскиот куп. Успешно настапувала и на други меѓународни натпревари. Била избрана за најдобар спортист на Македонија (1992). Д. С.


Димче Мешковски

**МЕШКОВСКИ, Димче** (Скопје, 31. X 1945) – актер. Член на Драмскиот театар во Скопје (1967–2001). Учествува во радиото и во ТВ емисии. Особено ги негува хуморот и сатирата. Улоги: Педаче („Гртко“); Дофило („Две врчви вода“); Преостанат бег („Свадба“); Феројан („Болва в уво“); Тасе свирачо („Јане Задрогаз“); Баш Челик во истоименото дело; Секула („Солунски патрдии“); Јеротие („Сомнително лице“); Тасе („Викенд на мртовци“); Mереја („Калигула“); Марко („Собирен центар“); Илија Чвор („Балкански шпион“). Р. Ст.

**МЗТ „ХЕПОС“ А.Д. – Скопје** – специјализиран производител на системи за сопирање на шински возила. Основан е во 1953 г.. Организациски МЗТ „ХЕПОС“ претставува заокружена технолошка целина. Во производствената програма значително место заземаат уредите што се произведуваат според лиценци на фирмите: „Ерликон“, „САБ“ и „Штабег“. Од 1982 г. во развојните одделенија и истражувачките лаборатории е развиена нова генерација на софистицирани пневматски и механички уреди со висок квалитет (ИСО 9001-2000), а во 2003 г. од страна на УИЦ (Меѓународна унија на железници) е верификуван брендот МХ (МЗТ „ХЕПОС“) како оригинален систем за сопирање што е во употреба во меѓународниот железнички транспорт. По преземањето од страна на „Поли Спа“ – Италија, двете фирми со заеднички настап на светскиот пазар заземаат значајно учество во пласманот на комплексни сопирачки системи за електромоторни и дизелмоторни возови, локомотиви за патнички и товарни вагони и метро возила. Сл. А.

**МИА** – Македонска информативна агенција формирана со Одлука на Собранието на РМ, регистрирана

како акционерско друштво. Првата вест овој јавен информативен сервис ја испратил на 30 септември 1998 г. Емитува вести и информации 24 часа на македонски, англиски и на албански јазик, продуцира фото и фоно-сервис достапни преку веб страницата на агенцијата. Основач и прв директор Зоран Иванов. Членка на АБНА, Асоцијација на новинските агенции на земјите од Југоисточна Европа. Б. П. Ѓ.

**МИГДОНИЈА** (Mygdonia) – античка област во Долна Македонија, населена од племето Мигдонци, наречена според епонимниот херој Мигдон. Се протегала на северните делови на полуостровот Халкидик (околу денешниот Солунски Залив), по долниот тек на р. Аксиј (Вардар) до Дојранското Езеро. Името често се користело како збирно, за означување на областите Крестонија, Бисалтија и Антемунт. Таа била густо населена со развиен градски живот. Во неа спаѓале градовите: Тесалоника, Терма, Халија, Ематија, Ајнеа, Синдос, Халастра и др. Прв ја спомнува Херодот во раскажувањето за походот на Ксеркс против Хелада.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; Thucydidis, *Historiae,* Oxonii, 1942.

ЛИТ: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**МИДА** (Midas) – син на Гордиј (според некои, мајка му била Кибела), крал на Бригите, коишто се преселиле во Мала Азија, каде што се познати како Фриги, а обласа што ја населиле Фригија, па оттука се спомнува и како крал на Фригија (ок. 737 пр.н.е.). За неговиот лик се поврзани митови што го прават симбол на богатство и мудрост, но и на алчност или глупост. Околу планината Бермиј (сега Вермион) се наоѓале „Градините на Мида“, каде што, според митот, тој го заробил Силен (воспитувач и придружник на Дионис). Според зачуваниот фрагмент на Калистен кај Страбон, извор на неговото митолошко богатство биле рудниците близу до планината Бермиј.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; Strabonis, *Geographica*, I–III, Lipsiae, 1895–1913.

ЛИТ.: Д. Срејовић – А. Цермановић-Кузмановић, *Речник грчке и римске митологије*, Београд, 1987. Е. Петрова, *Бригите на централниот Балкан во II и I милениум пред н.е.*, Скопје, 1996. К. М.-Р.

**МИДОН** – пајонски херој во познатата Тројанска војна (1193–1183 пр.н.е.), убиен од главниот хеленски јунак Ахил, непосредно по убиството на главниот пајонски јунак Астеропај. Тој е само спомнат во Хомеровата *Илијада*.

ИЗВ.: Homeri, *Illias,* Lipsiae, 1910. К. М.-Р.

**МИЖИМАКОВ, Панче** (Велес, 22. VI 1946) – директор на филм, продуцент. Започнува како асистент на режија и организатор на снимање, а подоцна како директор на филм и менаџер на продукција. Наизменично го менува статусот на слободен филмски работник и вработен во „Вардар филм“. Тој е еден од основачите на првата продуцентска куќа „Пегаз“ преку која се реализирани неколку филмски проекти. Во неговата филмографија се вбројуваат повеќе десетици домашни и меѓународни филмски продукции. В. Масл.

**МИЗИ** (Moisoi, Mysoi, Moesi) – племе што го населувало Балканскиот Полуостров. Според нив го добила името римската провинција Мизија што ги зафаќала сите земји на реката Дунав од утоката на Сава до Црното Море. Најрано се спомнати кај Хомер. Како етноним исчезнале во I в. пр.н.е. Последен пат се спомнуваат во врска со походите на Лукул (72 г. пр.н.е.) и на Марк Ликиниј Крас (29 г. пр.н.е.), кога станале дел од Римската Империја. Според некои извори, со тоа име се именувало населението на римската провинција Мизија (Трибали, Дарданци, Гети и др). Хеланик ги наведува како соседи на Македонците.

ИЗВ.: *Homeri Illias,* ed. G. Dindorf, Lipsiae, 1910; *Strabonis Geographica,* ed. A. Meineke, I–III, Lipsiae, 1895–1913.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Средњобалканска племена у предримско доба*, Сарајево, 1969. К. М.-Р.


Софија Мазова-Хаџиева

**МИЗОВА, Софија Хаџиева** (Охрид, 2. VI 1940) – архитект. Дипломирала на Архитектонскиот факултет во Белград (1964). Се занимава со архитектонско и урбанистичко проектирање (со својата сестра Маргарита). Реализирани објекти: Градскиот угостителски центар „Летница“ во Охрид (1971); хотелот „Белви“ во Охрид (1988). Се занимава и со урбанистичко проектирање. Урбанистичко-архитектонско решение на центарот на Крушево (1978); АУП на центарот во Гевгелија. Кр. Т.

**МИЗРАХИ, Трајанка** (с. Праведник, Кавадаречко, 24. V 1921 – 24. I 1991) – учесник во НОБ. Како припадничка на македонското младинско движење, станала член на КПЈ (1941). Била борец во Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов“ (од 7. V 1943) и заменик политички комесар на Првиот баталјон на Деветтата македонска НОУ бригада. По Ослободувањето извршувала државни и општествени функции. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Жените од Македонија во НОБ 1941–1945,* Скопје, 1976. Вл. Ив.


Александра Мијалкова-Георгиевска

**МИЈАЛКОВА-ГЕОРГИЕВСКА, Александра** (Скопје, 24. VI 1973) – балерина. Балет учи во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“, Скопје, во класата на Г. Јовановска. Станува член на Балетот при МНТ (1991) како солистка, а потоа е и негова првенка (1998). М.-Г. е балерина со изразено сигурна класична балетска техника, со нагласен темперамент и пластичност на движењата. Престојува на специјализација во Академијата за театарски уметности во Киев (2004/2005).

УЛОГИ: Одилија (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), Китри (Л. Минкус, „Дон Кихот“), Жизел (А. Адам, „Жизел“), Есмералда (Ч. Пуни, „Есмералда“) и др. Ем. Ц.

**МИЈАЛКОВСКИ, Драган** (Бјеловар, Хрватска, 24. IV 1950) – интерпретатор на популарна музика. Интересот кон музиката го пројавил многу рано. Првите настапи како вокален интерпретатор ги имал во 1963 г. Неговата блескава кариера започнува од 1969 г. Бил еден од најактивните македонски интерпретатори на популарна музика во тогашна Југославија. Во наредните


Драган Мијалковски

години бил редовен учесник на Скопскиот фестивал и на голем број фестивали во странство (Германија, Бугарија, Србија итн.). Од 1966 г. се пројавува и како автор на популарна, детска и авторска песна во народен дух. М. Кол.


Мијат Мијатовиќ

**МИЈАТОВИЌ, Мијат** (Вучковица, Чачак, Србија, 15. III 1950 - Скопје, 25. XII 2000) - физичар, ред. проф. (1992) на ПМФ. Дипломирал (1973) и магистрирал на ПМФ во Белград. Докторирал (1980) на ПМФ со темата „Спин-Паерлсовиот премин кај еднодимензионалните магнетици“. Специјализирал во Копенхаген. Држел настава по Статистичка физика со термодинамика и Астрономија со астрофизика. Тој е коавтор на околу 80 статии објавени, главно во странство, со тематика од статистичката физика, квантните состојби и процесите во периодичните структури, непотенцијалните интеракции, концентраторите и др. Тој е коавтор на книгите: „The series-iteration method in the theory of ordinary linear differential equations“ (со Д. Димитровски), Hadronic Press, Florida, 1998 и „Geometrical theory of ideal nonimaging concentrators“ (со Д. Димитровски и В. Веселиновиќ), Скопје, 1994. Во Скопје организирал меѓународна конференција за хадронска механика (1988). Тој е основач и прв претседател на Македонското астрономско друштво. Во два мандата бил шеф на Институтот за физика (1987–89 и 1997–99).

LIT.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 164; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 173. В. Ур.

**МИЈАЧИЈА** – област во западниот дел на РМ. Ги зафаќа подрачјата Долна Река и Мала Река. Овде има 23 мијачки села што се наоѓаат на западните и југозападните падини на планината Бистра и во долината на реката Радика. Во селата од Мала Река живеат Мијаци, православни Македонци, а во Долна Река Мијаци–Торбеши, кои се исламизирани Македонци. Во минатото големи мијачки села биле Галичник и Лазарополе, а денеска тоа се Скудриње и Ростуше. До доаѓањето на



Карта на Мијачијата

Турците сите Мијаци биле православни Македонци. Исламизацијата започнала во втората половина на XVI в. Во XVIII в. започнува иселувањето на Мијаците од матичниот предел во други краеви во Македонија. Тогаш се формирани селата Ореше и Папрадиште (Велешко), Ехловец (Кичевско), Смилево (Демирхисарско), а еден дел од нив се населиле и во Крушево. Покрај Мијаците христијани, се иселувале и Мијаците Торбеши. Тие се преселиле во скопскиот предел Торбешија, како и во велешките села Горно Врановци, Мелница и Согле. Живеејќи во компактни селски средини тие успеале да ги зачуваат своите етнички карактеристики, како јазикот, обичаите, фолклорот и сл. Населението во мијачкиот крај отсекогаш се занимавало со сточарство. Во последните години луѓето масовно заминуваат на работа во странство и тоа посебно во Италија.

ЛИТ.: Г. Трайчев, *Мияци*, София, 1941; Т. Смиљанић, *Мијаци, Горна Река и Мавровско Поље. Насеља и порекло становништва*, књ. XX, Београд. Ал. Ст.

**„МИК“ ДОО** (Метална индустрија – Кавадарци) – фирма од металопреработувачката дејност формирана во 1978 г.. Се простира на околу 75.000 m², од кои 27.000 m² покриен простор. Производствена програма: комунална опрема – контејнери и канти за комунален отпад; земјоделска механизација – тракторски приколки, плугови, клинести брани и др.; производство на електроопрема и опрема за домаќинството и индустријата – класични бојлери, бојлери со топло изменувач, котли, дистрибутивни ормари за броила и сл. Се занимава и со производство, проектирање и монтажа на челични конструкции. Располага со 2 технолошки линии за површинска заштита на металите: топло поцинкување и електростатско бојадисување. Има богат машински парк: ЦНЦ машини, борверг, каросел, низа глодалки и точила, секатор со оптичка глава, координатна дупчалка, хидраулична преса, ножици и др. Сл. А.


Франц Миклошич

**МИКЛОШИЧ, Франц** (Miklošič, Franc) (Радомершчак крај Љутомер, 20. XI 1813 – Виена, 7. III 1891) – словеначки лингвист, славист, еден од основачите на *славистиката* како научна дисциплина. Според некои негови констатации, приврзаник на таканаречената панонска хипотеза за потеклото на староцрковнословенскиот јазик, чиј автор е *Копитар*. Во студијата *Geschichte der Lautbezeichnung in Bulgarischen* (Denkschriften der Keiserl. Akad. der Wissenschaften, Philos. hist. cl. Bd. 34, Wien, 1884) дава преглед на најважните фонетски особености на македонските дијалекти (сп. Б. Видоески, *Прилог кон библиографијата на македонскиот јазик,* Скопје, 1953, 67).

ЛИТ.: *Miklošičev zbornik (Mednarodni simpozij v Ljubljani od 26. do 28. junija 1991)*, SAZU, Ljubljana, 1992. З. Т.


Миколошката лабораторија при ПМФ во Скопје

**МИКОЛОШКА ЛАБОРАТОРИЈА** – отворена во јули 2001 г. и опремена со помош на меѓународни донации. Во неа се вршат истражувања на габите. Функционира во рамките на Институтот за биологија при Природно–математичкиот факултет во Скопје. М. К.

**МИКРОБИОЛОГИЈА** – биолошка дисциплина што ја проучува биологијата на микроорганизмите. Во текот на изминатите педесетина години микробиологијата на Институтот за биологија бележи значаен подем. Во почетокот таа покажуваше скромен развој и се изучуваше во рамките на други ботанички дисциплини. Во

раните седумдесетти години се издвојува како посебна наставна дисциплина, застапена со предметот општа микробиологија. Денес, Катедрата по микробиологија држи редовна додипломска настава по група предмети од микробиологија и биотехнологија. Објавени се 40 научни трудови и 42 научни излагања од собири во земјата и во странство. Лабораторијата раководела шест домашни и еден меѓународен научноистражувачки проект, еден развојноистражувачки проект, а учествувала во работата на четири меѓународни проекти. Џ. К.

**МИКРОЕКОНОМИЈА** – дел од економската наука што го изучува однесувањето на поединечната фирма, на потрошувачите и на одделните економски сектори во економскиот живот. Микроекономската наука во Македонија се развива по педесеттите години на минатиот век. Основоположници на микроекономската наука кај нас се македонски економисти што своето факултетско образование го стекнале во странски универзитетски центри, а потоа се вработиле како професори на Економскиот факултет во Скопје. Доајени во микроекономската наука ориентирана на испитување на проблемите на претпријатијата (економика и организација на претпријатијата, анализа на билансите на претпријатијата и специјални книговодства) се сега починатите професори Кочо Аџи Митрески (дипломирал на Државниот факултет за комерцијални науки во Анверс, Белгија), Тодор Стојановиќ (дипломирал економски науки во Виена и правни науки во Белград) и Ѓорѓи Николовски (дипломирал комерцијално-финансиски науки во Лиеж – Белгија), кои до своето пензионирање работеа на Економскиот факултет во Скопје. Во историјата на Економскиот факултет во Скопје, во сите наставни планови на редовните и постдипломските студии, микроекономските дисциплини се широко застапени, т.е. доминираат бизнис-насоките. Слична е состојбата и на Економскиот факултет во Прилеп, а и на новонастанатите економски факултети во земјата. Меѓу редовните универзитетски професори, кои дале особен придонес во развојот на одделните области на микроекономската наука, посебно треба да се спомнат: Слободан Марковски (теорија на трошоци – неговите учебници од оваа област беа општојугословенски); Јован Стојановски и Олга Теменугова-Градишка (микроекономска теорија); Никола Кљусев, Методија Несторовски и Гоце Петрески, Божо Герамитчиоски (теорија, политика и економика на инвестициите); Славко Чуковиќ, Ефтим Бојаџиевски (предаваше економика на аграрните претпријатија и беше експерт во ООН), Синиша Спасов, Душан Петковски, Љупчо Аџи Митрески, Вера Талеска, Димитар Бојаџиоски, Благоја Ѓорѓиоски (економика и организација на претпријатијата); Круме Михајлов и Бобек Шуклев (деловно планирање и менаџмент); Таки Фити (претприемништво); Тодор Мировски, Слободан Марковски, Серафим Томовски, Блажо Недев, Трајко Русевски, Методија Конески (сметководство); Бошко Јаќовски, Нада Секулова, Снежана Ристеска (маркетинг); Гордана Трајкоска (финансии); Добри Додевски (индустрија и технички прогрес).

ИЗВ.: *50 години Економски факултет – Скопје*, Скопје, 2000; Интерни материјали од другите соодветни институции. Т. Ф. – М. С.

**„МИКРОН“ – Прилеп** – фабрика за производство на мали електромотори и на опрема за домаќинството. Формирана е во шеесеттите години на минатиот век како „Микрон“, за да прерасне во почетокот на 2005 г. во фирма со назив АД „Mikron Tech“. Во производната програма се застапени повеќе видови мотори со мала моќност како што се: еднофазните асинхрони микромотори, универзалните микромотори, колекторските микромотори на наизменична струја. Од апаратите за домаќинство најзастапени се вентилаторите, а не е помало значењето и на греалките, електричните пили, феновите, миксерите и месорежачките. М. Чунд.




**„МИКРОСАМ“, АД** – приватна акционерска компанија, основана во 1990 г. во Прилеп со главна активност – дизајнирање и производство на компјутерски контролирани машини, опрема и софтвер-апликации за индустриски цели. Производите на „Микросам“ наоѓаат примена во индустријата за композитни материјали, индустријата за мермер, дрвопреработувачката и металопреработувачката индустрија, обработката на стакло и во многу други подрачја. „Микросам“ е производител на првиот македонски индустриски робот со 6 оски на контрола. За своите достигнувања е добитник на голем број награди, меѓу кои Златен медал од Светската организација за иновација на Интернационалниот саем на иновации, истражување и нови технологии. Своите производи „Микросам“ ги продава на пазарите во Западна и Источна Европа, на Балканот и во Кина. Др. М.

**МИКРОФЛОРА НА ПРИРОДНИТЕ ЕЗЕРА ВО МАКЕДОНИЈА**. Постојат два типа природни езера во Македонија. Првиот тип се тектонските езера со голема геолошка старост (околу 3 милиони години), Охидското, Преспанското и Дојранското Езеро, додека вториот тип се геолошки младите глацијални езера настанати со топење на ледниците, застапени во високопланинскиот регион (планините Шар Планина, Јабланица, Пелистер, Мокра). Од дијатомолошки аспект, овие екосистеми се веројатно најистражуваните екосистеми во Македонија. Геолошки старите езера во Македонија меѓусебно се многу различни од флористички и од еколошки аспект. Охридското и Преспанското Езеро се карактеризираат со релативно висок степен на ендемичност (17% од вкупниот број на видови дијатомеи), при што Преспа претставува мезотрофно езеро под посилен антропоген притисок, по што и се разликува од Охридското како олиготрофно езеро. Планктонските заедници на овие езера се со мал диверзитет на форми (присутни се само неколку видови, како што се *Cyclotella fottii, C. ocellata, Dinobryon bavaricum, D. stipitatum, Microcystis* spp, *Anabaena* spp. Дојранското Езеро е комплетно различно, пред сѐ поради различната еколошка состојба и во него се развиваат видови толерантни кон висока трофичност, особено планктонските модрозелени алги (воден цвет од *Micorcytis elabens, M. aeruginosa, Aphanisomenon glos-aquae, Gleotrichia natans*), додека бентичните заедници се доминирани од дијатомејските родови *Nitzshia*, *Navicula*, *Tryblionella* и *Thalassiosira*. Глацијалните езера се карактеризираат со присуство на алпски, ултраолиготрофни, ацидофилни таксони од групите *Bacilariophyta* и *Chlorophyta*. Св. К.

**МИКРОФЛОРА НА РЕЧНИТЕ ЕКОСИСТЕМИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Речните екосистеми во Македонија се под најразличен антропоген притисок, од што следува различно ниво на трофичност и сапробност и различна, многу варијабилна микрофлора. Дијатомеите се една од најраспространетите, но и еколошки најзначајни групи алги. Вардар-



Дел од микрофлората на речните екосистеми

скиот слив е далеку поистражуван и попознат од јадранскиот (реките Радика и Црн Дрим) и егејскиот (реката Струмица). Течејќи од Вруток кон Гевгелија, за реката Вардар е карактеристично растењето на нивото, на трофичност и сапробност што е особено изразено во градовите и местата блиски до индустриски центри. Флората во почетокот е олиготрофна и олигосапробна (*Diatoma hyemalis, D. mesodon*), карактеристична за реки со брз тек и со добра аерација. Понатаму квалитетот на водата варира меѓу мезосапробна и полисапробна, односно мезо и еутрофна со најголема застаеност на *Navicula* sensu lato, *Encyonema minutum, Nitzshia* spp, како индикатори за ваков тип води. Сличен тренд се забележува и за другите реки од вардарскиот слив за кои постојат податоци, при што микрофлората е типична за слични екосистеми во Европа. За реките Радика, Црн Дрим и Струмица како и да не постојат податоци за структурата и за застапеноста на алгалната микрофлора. Св. К.


Иван Микулчиќ

**МИКУЛЧИЌ, Иван Лука** (Инѓија, Србија, 25. III 1936) – археолог, унив. професор. Од 1958 г. работи во РМ – во Народниот музеј во Штип, Народниот музеј во Битола, а од 1963 г. во Археолошкиот музеј на Македонија во Скопје. Професор на Филозофскиот факултет во Скопје (на Институтот за историја на уметноста и археологија). Во 1969 г. го добива звањето доцент, потоа вонреден професор (1974) и редовен професор (1979). Се пензионирал во 2000 г. Активните теренски и кабинетски истражувања на археолошкото наследство на РМ и на Србија ги фокусирал главно на античкиот период, повремено навлегувајќи во теми од предисторијата и од средниот век. Предмет на неговите истражувања во рамките на докторската дисертација е Пелагонската Висорамнина. Докторирал (1965) на Филозофскиот факултет во Белград. Раководел заштитни и систематски истражувања на повеќе локалитети (кај с. Липково, Македонска Каменица, Караорман, Стоби, Скупи, Кале – Скопје и Чрнче – Водно). Раководел повеќе научноистражувачки проекти поврзани со старите градови и тврдини во регионот на Пелагонија, Повардарје и во Скопско и собрал извонредно богата археолошка документација за локалитетите од раната и од доцната антика и од средновековјето. Реализирал студиски престои во Германскиот археолошки институт во Франкфурт, во Берлин и во други градови во Германија (1968, 1974, 1978), како и во Атина (Грција), каде што бил стипендист на грчката влада. Во 1978 г. ја добил престижната награда „Александар фон Хумболт". Еден од најактивните членови на Македонското археолошко научно друштво. Учествувал на голем број научни собири и предавања во земјата и во странство. Во периодот од 1959 г. публикувал околу двесте труда, меѓу кои особено се истакнуваат неговите студии за Пелагонија, Скопје и околните тврдини, за античките и средновековните градови во Македонија, Стоби и др.

БИБЛ.: *Пелагонија у светлости археолошких налаза*, Скопје, 1966; *Старо Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982; *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, МАНУ, Скопје, 1996; *Антички градови во Македонија*, МАНУ, Скопје, 1999; *Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien*, Munchen, 2002. В. Л.

**МИЛАДИН (МИЛАДИНОВ), Наум** (Струга, 1817 – Софија, 1897) – музички деец и теоретичар. Братот на Димитрија и Константин Миладинови уште од најрана возраст пројавил склоност кон музиката. Како службеник во фирмата „Зографци" во Дурус (Албанија), во контакт со италијански музичари ги усвојува основите на нотното писмо. Во Гимна-


Наум Миладин

зијата што ја завршил во Јанина, ги продолжува тие сознанија, подготвувајќи се за мелографска дејност. Со посредство на јанинскиот митрополит, добива стипендија да учи во Високата духовна академија во Халки кај Цариград. По тригодишните студии на Академијата, го завршува и Теолошкиот факултет во Цариград. Уште како студент го започнува својот прирачник за Хрисантовата невматска нотација, што го завршува во Охрид, каде што ја формира првата школа за византиско црковно пеење врз реформираната невматска нотација. Ракописот од овој прирачник е пронајден во 1964 г. Како учител во Охрид и во Струга, подготвува повеќе црковни певци. Автор е и на 11 мелограми на народни песни, запишани со западно нотно писмо, што не биле објавени во Зборникот на неговите браќа. Др. О.

**МИЛАДИНОВ, Ангел** (Куманово, 27. V 1928 – Загреб, 4. I 1984) – телевизиски режисер и уредник. Гимназија завршил во Скопје, а Филозофски факултет во Загреб. По студиите му се посветува на телевизиското творештво, како еден од пионерите на Загрепската телевизија, кој уште од првите режии инаугурира своевиден стил што ја втемелува телевизиската естетика, но и етика. Остварил серија емисии посветени на филмот: *Екран на екранот* (во траење од 10 години), *Во четврток отворено* (емисија од културата), *Студио 13* (забавно-музичка емисија) и низа други. Соработувал и со другите југословенски ТВ студија, меѓу кои и со ТВ Скопје. Автентичноста на неговото авторство останала ненадминатa. Од мај 2005 г. новото телевизиско студио на ТВ Загреб го носи името на Ангел Миладинов. Б. Орт.

**МИЛАДИНОВ, Димитар** (Кратово, 6. XI 1931 – Кратово, 20. II 2002) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1978) по предметот Механика на почвите (до пензионирањето во 1996 г.), декан (1981–83). Се усовршувал на студиски престои во

Франција, Полска, Јапонија и САД. Посебно поле на интерес му биле динамичките карактеристики на почвите. Активен на полето на применувачката работа, учествувал во реализацијата на значајни инженерски објекти, публикувајќи ги добиените сознанија на конгреси и симпозиуми во земјата и во странство. Љ. Т.



Новица Трајковски: Димитрија Миладинов

**МИЛАДИНОВ, Димитрија** (Струга, 1810 – Цариград, 11. I 1862) – учител, собирач на македонски народни умотворби, поет, публицист, преродбеник, централна личност на македонската преродба, најстар син на Ристе Миладин, грнчар од Струга. Келијно училиште учел во манастирот „Свети Наум", а потоа продолжил во класното училиште во Охрид. По двегодишно учителствување во Охрид, образованието го продолжил во познатата гимназија во Јанина, каде што убаво научил француски и италијански јазик. Потоа бил учител во повеќе места во Македонија: Охрид, Струга, Битола, Прилеп, Магарево, Кукуш (два пати) итн. Во мај 1845 г. во Охрид имал средба со познатиот руски научник Виктор Иванович Григорович. Професорот на Казанскиот универзитет присуствувал на час и му ставил забелешка што наставата ја изведува на неразбирливиот за децата грчки јазик. Притоа му укажал и на словенското потекло и потребата за негување на народните традиции. Иако таа средба претставува важен момент за народносното освестување на Миладинов, дури



Димитар Миладинов, Слово (1839)




Зборникот на браќата Миладиновци, „Б'лгарски народни песни" (1861)

по престојот во Босна, Војводина и Србија (1855/56) и запознавањето со животот во овие краишта и особено со српското народно творештво, кај него настапил целосен пресврт. Од убеден елинист станал пламенен словенофил. Од Савле стана Павле, пишува за тоа К. Шапкарев. Разменувал писма со многу учени во словенските земји, испраќал студенти на школување во Русија (меѓу другите и својот најмал брат Константин). Собирал народни умотворби и му ги испраќал на Константина во Москва со надеж дека таму ќе ги објави во посебен зборник. Така тој е најзаслужниот за создавањето на зборникот што Константин го објави на враќање од Русија во Загреб во 1861 г., со наслов „Бѫлгарски народни пѣсни". Зборникот содржи огромен фонд македонски народни песни, кратки жанри, етнографски материјали и сл. и само една седмина бугарски песни. Жестоко се борел за воведување на народниот јазик во училиштата и на црковнословенскиот во богослужбата, како и против поставувањето грчки свештеници во Македонија. Поради тоа бил наклеветен пред турските власти како руски шпион, бил затворен и под нерасветлени околности го загубил животот во цариградските зандани.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Студии за Миладиновци*, Избрани дела 5, Скопје, 1989; *Книга за Миладиновци* (1862–1962), Зборник од студии, статии и прилози, Скопје, 1962; *Животот и делото на браќата Миладиновци*, Скопје, 1984; *Константин Миладинов, Избор*. Избор и предговор Гане Тодоровски, Скопје, 1980. М. Кит.

**МИЛАДИНОВ, Драги** (Скопје, 1. III 1928) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (до пензионирањето во 1989) по предмети од областа на дрвените и масивните конструкции. Како стипендист на Фордовата фондација специјализирал во САД (1964/65), а се усовршувал на студиски престои и во Холандија (1969) и Шведска (1979). Учествувал во реализацијата на повеќе објекти и бил многу активен на општествен план. Ги вршел функциите декан на Градежниот факултет (1975–77), проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" и претседател на Универзитетскиот совет. Љ. Т.



Јордан Миладинов

**МИЛАДИНОВ, Јордан** (Куманово, 30. XII 1922 – Скопје, 23. X 2001) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1968 до пензионирањето во 1987 г.) по предметите од областа на техничката механика, јакоста на материјалите и од теоријата на еластичноста и пластичноста. Завршил Градежен факултет во Белград (1949) и бил првиот кандидат што одбранил докторска дисертација на Техничкиот факултет во Скопје (1955). Предавал на сите технички факултети на Скопскиот универзитет, а гостувал и на други универзитети. Специјализирал во Минхен (1955), Цирих (1957) Хановер (1962/63). Вршел повеќе функции, од кои позначајни се: шеф на Градежниот оддел на Техничкиот факултет (1958–60), проректор на Универзитетот (1963–65), шеф на Градежниот оддел на Архитектонско-градежниот факултет (1965–67). Исклучително богатата наставна и научна дејност ја заокружил со 7 учебници, објавени во повеќе изданија. Љ. Т.

**МИЛАДИНОВ, Константин Ристов** (Струга, 1830 – Цариград, 18. I 1862) – учител, поет, преведувач и фолклорист, преродбенски деец. Бил најмлад син од осумте деца во семејството. Завршил основно училиште во Охрид и гимназија во Јанина (1944–1847), по што бил учител во Струга и Трново, Битолско (1847–1849). Потоа дипломирал грчка филологија на Фило-


Родољуб Анастасов: Константин Миладинов

лошкиот факултет на Атинскиот универзитет (14. X 1849 – летото 1852). Известно време престојувал кај Партенија Зографски во манастирот Зограф на Света Гора, каде што ја изучувал руската граматика и потоа заминал за учител во с. Магарево, Битолско (1852/1853). Подоцна заминал за Русија (есента 1856) и студирал на Историско-филолошкиот факултет во Москва (1857–1860). Таму посебно внимание посветил на старата словенска книжевност, преведувал од руски јазик, во тамошното списание „Братски труд" (1860) на македонските и бугарските студенти, во сп. „Български книжици" и во в. „Дунавский лебед". Откако заминал за Виена (кон крајот на јуни 1860), се сретнал со хрватскиот бискуп и словенски меценa Јосип Јурај Штросмаер, па заедно со него заминал за епископскиот центар Ѓаково (во почетокот на октомври 1860), каде го завршил редактирањето на познатиот зборник со 660 македонски народни песни (со над 23.000 стихови), разни детски игри, обичаи, верувања, преданија, пословици, гатанки, народни имиња и направил мал македонско-хрватски речник. Тоа се творби собрани од него и од брат му Димитрија, а објавени во Загреб (1861) со помош на Ј. Ј. Штросмаер. Дознавајќи дека брат му Димитрија е затворен во Цариград, заминал да му помогне за ослободување, но и самиот бил уапсен. Ј. Ј. Штросмаер и други поддржувачи се обиделе да ги спасат браќата, но без успех. Починал во цариградските зандани од тифус. Автор е и на антологиските песни „Шупелка", „Бисера", „На чуждина", најпознатата „Т'га за југ" и др. Освен тоа, од руски на македонски јазик ја превел антиунијатската брошура „Православни църковни братства во Југозападната Русия" од отец Флеров (1858).

БИБЛ.: *Българскы народни пѣсни*, собрани од братя Миладиновци Димитрия и Константина и издани од Константина, Загреб, 1861; *Съчинения. Писма, дописки и стихотворения*, под ред. на Н. Табаков, София, 1943; Константин Миладинов, *Избор*. Избор и предговор Гане Тодоровски, Скопје, 1980.

ЛИТ.: К. А Шапкарев, *Материали за животописанието на братя Х. Миладинови, Димитрия и Константина*, София, 1884; *Книга за Миладиновци* (1862–1962), Зборник од студии, статии и прилози, Скопје, 1962; *Животот и делото на браќата Миладиновци*, Скопје, 1984; Харалампие Поленаковиќ, *Студии за Миладиновци*, Избрани дела, 5, трето издание, Скопје, 2007; Ванчо Тушевски, Нова македонска книжевност, Скопје, 2008. С. Мл.

**МИЛАНСКИ ЕДИКТ** – законски акт на царевите Константин I и Лициниј за рамноправност на религиите во Римското Царство, издаден во Милано (февруари 313), по склучениот сојуз. Рескриптот (оригиналот е загубен) бил обзнанен во Никомедија (јуни 313). Има големо значење за христијанството и воопшто за развојот на христијанската култура.

ЛИТ.: Р. Поповић, *Извори за црквену историју*, Београд, 2001; Ch. M. Odahl, *Constantine and the Christian Empire*, Cambridge-Harvard, 2004. Б. Петр.

**МИЛЕВ, Петар И.** (с. Косача, Перничко, 1879 – с. Ковачевица, Неврокопско, 8. VII 1908) – учесник во Илинденското востание. Завршил гимназија во Ќустендил. Во 1900 г. влегол во ТМОРО и станал илегален. Бил секретар на четата на Ј. Сандански и неврокопски околиски војвода.

ИЗВ. и ЛИТ.: А. Смит, *Спомени от Македония*, София 1983; Х. Силянов, *Освободителните борби в Македония*, II, София, 1983. Ал. Тр.


Јошка Миленковски

**МИЛЕНКОВСКИ, Јошка** (Крушево, 11. IX 1960) – унив. професор, одбојкар. Завршил Факултет за физичка култура во Скопје (1984). Магистрирал на истиот факултет (1995) на тема: „Релации помеѓу некои когнитивни, базични моторички и ситуационо-моторички способности кај одбојкарите од Првата македонска лига" и докторирал (1999) на тема: „Релации и разлики на некои когнитивни, специфично-моторни способности, конативни карактеристики и ситуационо-моторичкото знаење кај одбојкарите од плеј-оф и плеј-аут натпреварите на Македонија 1997–1998 г.". Тој е вработен на Факултетот како асистент (1987), а сега е вонреден професор по предметот Одбојка. Одбојкар во ОК „Нико Доага" во Крушево (1976–1978) и ОК „Вардар" во Скопје (1978–1983). Тренер на Одбојкарскиот клуб „Фершпед Работнички" во Скопје (од 1994), со кој повеќе пати го освојувал првенството на Македонија и успешно се натпреварувал во Купот на европските шампиони. Успешен и како селектор на Репрезентацијата на Македонија. Неколкупати бил прогласуван за најдобар спортски тренер и селектор во Македонија. Објавувал стручни и научни трудови. Д. С.


Сашо Миленковски

**МИЛЕНКОВСКИ, Сашо** (Битола, 28. XI 1963) – режисер. Дипломирал на отсекот за театарска режија и драматургија на ФДУ во Скопје (1992). Станува член на Казалиште, позориште, гледалишче, театар во Суботица, Србија (1988-1991). Основач е на независниот театар „Бабилон". Од ноември 2006 г. е директор на Драмата на МНТ. Режии: „Балканот не е мртов"; „Game over"; „Буре барут"; „Коледе"; „Ова не е американски филм"; „Кандид во земјата на чудата"; „Тетовирани души"; „Deus ex machina"; „Хамлет во транзиција"; „Доле влада" и др. Пиесите „Коледе"; „Ова не е американски филм"; „Game over"; „Deus ex machina" се негово авторско дело. Р. Ст.


Мирко Милески - Урош

**МИЛЕСКИ-УРОШ, Мирко** (с. Попоец, Кичевско, 23. IV 1923 – пл. Буковиќ, Кичевско, 1. X 1943) – народен херој. Бил член на КПЈ (1941). Како преведувач во карабињерската станица во с. Извор, доставувал доверливи информации за

активностите на италијанската полиција (1941–1942). Подоцна се илегализирал (јули 1942) и станал борец во Кичевско-мавровскиот НОПО (1943). Загинал со целата чета во одбрана на слободната територија во Западна Македонија од германско-балистичките формации на превојот Стража (Буковиќ). Прогласен е за народен херој на Југославија (1953).

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945. Документи.* Избор и редакција Васил Јотевски, д-р Симо Младеновски и Ѓорѓи Чакарјаневски, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Народни хероји Југославије и народни херои од Македонија,* Скопје, 1970. Вл. Ив.

**МИЛЕТИЌ, Драгослав Лазарев** (Пирот, 31. X 1901 – Белград, 1980) – спец. патолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Белград. Во 1947 г. (по покана) доаѓа од белградскиот Мед. ф. во Скопје. Еден од основачите и долгогодишен директор на Институтот за патологија и шеф на Катедрата. Се пензионирал (1978) како редовен професор. Д. С.-Б.


Љубомир Милетич

**МИЛЕТИЧ, Љубомир** (Штип, 1. I 1863 – Софија, 1937) – истакнат бугарски филолог, основоположник на славистичката наука во Бугарија, еден од основачите на Софискиот универзитет „Климент Охридски" и професор и титулар на Катедрата по словенска филологија (1892-1934), основач и прв претседател на Македонскиот научен институт во Софија, редовен член на Бугарската академија на науките (БАН) и долгогодишен нејзин претседател (1926-1937) и член на повеќе странски академии на науките. Син на Ѓорѓе Милетиќ, српски учител во Македонија и постар брат на водачот на војводинските Срби Светозар Милетиќ, а по мајка штипјанец. Гимназија завршил во Загреб, каде што продолжил да студира славистички науки, продолжувајќи ги студиите во Прага (1882-1885). Докторирал во Загреб (1888). Автор на мошне богат научен опус од областа на јазикот и литературата со широк распон на интердисциплинарни љубопитства. Посебно го проучувал членот во бугарскиот и во македонскиот јазик (негова докторска дисертација, 1890), како и преминот од синтетизам кон аналитизам во бугарскиот јазик. Се занимавал и со дијалектологија. Се смета за еден од најдобрите познавачи на сложената македонска проблематика иважи за нејзин суптилен коментатор. Ја покренал едицијата „Спомени и материјали на ослободителното движење во Македонија и Одринско" и објавил серија стенографирани записи од истакнати водачи на македонското ослободително движење (Даме Груев, Христо Татарчев, Ѓорче Петров, Славејко Арсов, Пандо Кљашев, Смиле Војданов, Лука Џеров, Борис Сарафов, Јане Сандански, Никола Пушкаров, Михаил Герџиков и др.). Г. Т.

**МИЛИНЗИ** – многубројно и воинствено словенско племе, населено на Пелопонез (VII в.), првин во Лаконија, а подоцна се повлекле кон планината Тајгет. Заедно со Езерците имало од 20 до 25 илјади луѓе, а населувале територија од ок. 750 km². Ја зачувале самостојноста до поч. на IX в., кога ја признале власта на Византија, плаќале данок и давале 1.000–2.000 војници. Кревале востанија, но не успеале да ја вратат самостојноста. Им давале отпор на Латините, кога го освојувале Пелопонез (1248).

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. К. Аџ.

**МИЛИЦА** – ктиторка на обновената црква „Св. Богородица" (Матка) на р. Треска (Скопско), обновена во времето на скопскиот митрополит Атанасиј (1496–1497). Во ктиторската композиција Милица е насликана заедно со синот Никола.

ЛИТ.: С. Николовска, *Кодикот на манастирот Матка*, „Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија", 1, Скопје, 1975; Г. Суботић, *Охридската сликарска школа од XV в.*, Охрид, 1980; З. Расолкоска-Николовска, *Ктиторскиот портрет во ѕидното сликарство во Македонија*, Цивилизации на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995. З. Р.-Н.

**МИЛЈУКОВ, Павел Николаевич** (Москва, 13 (28). I 1859 – Екс-ле-Бел, Франција, 31. III 1943) – руски историчар, славист, македонозналец, политичар, водач на политичка партија и претседател на руската Дума (парламент). Престојувал повеќе пати во Македонија, проучувајќи го нејзиното историско и културно минато и коментирајќи ја во тогашниот руски печат нејзината политичка судбина. Бил професор на универзитетите во Москва и во Софија. Македонската тема ја знаел изворно, а во текот на 1912–1913 ги коментирал на страниците на петроградскиот весник „Реч" трагичните настани со поделбата на Македонија, чин што тој благовремено го предвидувал и настојувал да го спречи. Завлегувајќи во сложеноста на македонското прашање, главно преку диоптријата на тогашната бугарска наука, тој правовремено успева да се извиши над валканиците на бугарско-српскиот спор за Македонија, па во текот на Балканските војни јавно се застапува за неделивоста на македонскиот историско-етнички организам, сметајќи го за непростлив злостор на агресивните соседи, разгласувајќи ја тезата за постоење и на *македонска гледна точка* и за политичка и државна автономија на Македонците. Г. Т.


Павел Милјуков

**МИЛОВАНОВИЌ, Станислав** (с. Добровиш, Власотинце, 8. II 1943) –град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1990) по предметите од областа на теоријата на конструкциите. Завршил Градежен факултет во Скопје, а магистрирал во ИЗИИС (1981). Декан на Факултетот (1997–1999). Одличен практичар, како проектант и консултант учествувал во реализацијата на многубројни архитектонски, индустриски и инженерски објекти, меѓу кои и на повеќе бетонски и насипни брани. Љ. Т.

**МИЛОЕВИЌ, Боривое И.** (Царина, 22. XII 1885 – Белград, 1967) – српски географ. Универзитет завршил во Белград (1908), потоа бил на студии во Германија и во Швајцарија. Најблизок соработник на Ј. Цвииќ и негов наследник на Катедрата за географија на Белградскиот универзитет, каде што предавал од 1920 до 1956 г. (од 1926 г. како редовен професор). Поради својата значајна научна работа бил избран за редовен член на САН, дописен член на Југословенската академија, почесен доктор на универзитетите во Монпеље, Рен, Гре-

нобл и Прага, како и почесен член на повеќе географски друштва. Соработувал со повеќе наши и странски списанија. Напишал неколку стотици трудови од антропогеографијата, геоморфологијата и регионалната географија. Негови најважни и најобемни дела се од областа на регионалната географија.

БИБЛ.: *Јужна Македонија, Насеља српских земаља*, књ. X, Београд, 1921; *Географске области у Македонији*, II конгрес на географите од ФНР Југославија, Скопје, 1952; *Високе планине*, Географско друштво, Београд, 1937; *Главне долине у Југославији*, посебна издања САН, 1951; *Охридска котлина*, ЈАЗУ, књ. 312, Загреб, 1966. Ал. Ст.


Олга Милосавлева

**МИЛОСАВЛЕВА, Олга** (Тетово, 14. IX 1934 – Скопје, 16. I 1997) – балерина и кореограф. Завршува Средно балетско училиште во Скопје, во класата на Г. Македонски и Н. Кирсанова. Ѝ припаѓа на првата балетска генерација во Македонија. Член на Балетот при МНТ (1949-1976). Карактерна балерина со изразит танцов темперамент, сценски шарм и смисла за драматуршко оформување на улогата. Со кореографија се занимава од 1958 г. М. е една од најплодните македонски кореографи. Најмногу работи врз домашното музичко-балетско творештво со национален, современ и модерен израз.

*УЛОГИ:* Гитана (М. Равел, „Болеро"), Канделас (М. Равел, „Љубовта волшебница"), Воденичарка (М. де Фаља, „Трирогата шапка") и др.

*КОРЕОГРАФИИ*: „Лабин и Дојрана" (Т. Прокопиев), „Дубровничка легенда" (Љ. Бранџолица), „Македонска повест" (Гл. Смокварски) и др. Ем. Џ.

**МИЛОСАВЛЕВСКИ, Славко** (с. Вратница, Тетовско, 28. I 1928) – социолог и унив. професор. Основно училиште завршил во с. Вратница, а гимназија во Скопје. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1957). Постдипломски студии завршил на Институтот за општествени науки во Белград (1960). Докторирал на Правниот факултет во Скопје (1965). Предавал социологија на Правниот факултет во Скопје


Славко Милосавлевски

(предавач 1961–1965; вонреден професор 1966–1971 и редовен професор 1972–1974). Бил член на Извршниот комитет на ЦК на СКЈ (1966–69) и секретар на Секретаријатот на ЦК на СКМ (1969 –1972). На оваа функција, во текот на „борбата со либерализмот и национализмот", дава оставка на 36-тата седница на ЦК на СКМ (јануари 1973), а во јуни 1974 е исклучен од СКМ, по што му престанува работниот однос на Факултетот. Бил основач и прв претседател на Социјалдемократската партија на РМ (до септември 1991) и вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во СРЈ/СиЦГ (1996–2003).

БИБЛ.: *Контрадикциите на Јосип Броз*, Скопје, 1990; *Социологија на македонската национална свест до 1992*, Скопје 1997; *Колишевски*, Скопје, 1999; *Македонски контроверзи 1990-2003*, Скопје, 2004.

ИЗВ.: *МНР на РМ*, Скопје, 2007; *Архива на Правниот факултет „Јустинијан Први" – Скопје*, Скопје, 2007. Св. Ш. и Т. Петр.

**МИЛОШ** (XIV в.) – кефалија на Прилеп во времето на кралот Волкашин. На повелбата на кралот Волкашин, издадена во Скопје (1366), се потпишал како милосник (извршител, гарант, сведок) на кралот. Кефалијата бил највисок претставник на локалната управа во градот и во околината, поставуван од владетелот.

ЛИТ.: С. Новаковић, *Законски споменици српских држава средњега века*, Београд, 1912; А. Соловјев, *Одабрани споменици српског права од XII до краја XIV века*, Београд, 1926. К. Ац.

**МИЛОШЕВИЌ, Климент Николов** (Охрид, 2. XII 1901 – Скопје, 26. XI 1976) – спец. по педијатрија и пневмофтизиологија. Мед. ф. завршил на Сорбона, педијатрија специјализирал во Виена. До 1941 г. работел во Белград, од каде што е депортиран во логор. Во 1945 доаѓа во Скопје и формира прв детски АТД и болница во с. Лешок (1946). Во 1957 г. ја основал Болницата за детска ТБЦ во Скопје (Козле). Сл. М. П.

**МИЛОШЕВСКИ, Лазо** (Тетово, 5. III 1926 – Скопје, 1963) – атлетичар. Бил член на АК „Работ-


Лазо Милошевски

нички" во Скопје. Завршил Сојузен курс за атлетски инструктори во Белград. Бил првак на Македонија во атлетика на куси патеки. Прв атлетичар од Македонија, член на Репрезентацијата на Југославија на 400 и 4 X 400 m, за која настапил шестпати. На Балканските игри во Букурешт (Романија, 1947) освоил златен медал на 4 X 400 m со балкански рекорд и четврто место на 200 m. На двомечот Италија: Југославија во Милано (1948) освоил прво место на 4 X 400 m со нов југословенски рекорд. На Првенството на Југославија во Загреб (1950), освоил златен медал на 400 m, со нов македонски рекорд. Д. С.


Тихомир Милошевски

**МИЛОШЕВСКИ, Тихомир (Тиќо)** (с. Битуше, Дебарско, 1915 – Скопје, 1. IV 1984) – генерал-мајор. Завршил средно земјоделско училиште во Валево (Србија) и Воена академија. Како активен офицер на Кралството Југославија, бил припадник на комунистичкото движење. По Априлската војна (1941) се вратил во Македонија и се вклучил во НОД. Бил уапсен и интерниран во Бугарија (до поч. на 1942). По враќањето станал член на КПЈ и на Месниот воен штаб на Скопје (1943). Бил учесник во Февруарскиот поход, командант на Третата македонска НОУ бригада, командант на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ, командант на 41-та (македонска) дивизија на НОВЈ и командант на Петнаесеттиот (македонски) ударен корпус на НОВЈ (од окт. 1944). Со корпусот учествувал во завршните опе-

рации за ослободување на Југославија. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил командант на наставен центар на ЈА во Белград и началник на штаб на воено подрачје. Прогласен е за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1970. Вл. Ив.



Антонио Милошоски

**МИЛОШОСКИ, Антонио** (Тетово, 29. I 1976) – политичар, актуелен министер за надворешни работи на Република Македонија. Матурирал во гимназијата „Мирко Милевски“ во Кичево (1994), дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1999) и магистрирал по Евроинтеграција на Универзитетот „Fridrich Wilhelm“ во Бон (Германија, 2001–2002), а станал докторант (од ноември 2002) на политички науки и научен соработник (од април 2005) на Институтот за политички науки на Универзитетот „Gerhard Merkator“ во Дуизбург (Германија). Во неговиот политички ангажман бил член на Извршниот комитет (1995–1997) и потпретседател на Унијата на младите сили на ВМРО-ДПМНЕ (1997 –1998), еден од основачите на здружението на граѓани Младински евроатлантски форум – МЕАФ со седиште во Скопје, член на Извршниот комитет на ВМРО-ДПМНЕ (2005–), шеф на Кабинетот на потпретседателот на Владата на РМ (1999 –2000) и портпарол на Владата на РМ (мај 2000 – септември 2001). На парламентарните избори е избран за пратеник (5. VII – 26. VIII 2006) и потоа за министер за надворешни работи на РМ (27. VIII 2006). Член е на германското академско здружение „Südosteuropa Geselshaft“, кое ги проследува политичко-економските збиднувања во Југоисточна Европа. Се пројави и како колумнист на дневните весници „Дневник“ (јануари-мај 2000) и „Утрински весник“ (2002–2004). С. Мл.

**МИЛУТИН Стефан Урош II** (? – Неродимле, 1321) – српски крал (1282– 1321), син на Урош I. Ја издигнал Србија економски и политички и ги проширил нејзините граници. Во војната со Византија освоил делови од Северна Македонија (Скопје, Полог, Овче Поле, Пијанец, Злетово, Кичево, Порече, Дебар). Се оженил со малолетната византиска принцеза Симонида (1299). Градел и обновувал цркви и манастири. Од црквата бил прогласен за светител.



Кралот Милутин Стефан Урош II

ЛИТ.: С. Станојевић, *Краљ Милуӣин*, ГНЧ (Годишњица Николе Чупића, XLVI (1937). К. Ац.

Ктитор на обновувањето на црквите „Св. Богородица Троерачица“ (Скопје), „Св. Никита“ (с. Бањани, Скопско) и „Св. Ѓорѓи“ (с. Старо Нагоричане, Кумановско). Во црквата во Старо Нагоричане, живописана од познатите средновековни зографи Михаил и Евтихиј (1317/18), е зачувана ктиторската композиција со ликовите на кралот Милутин, кој, облечен во свечен дивитисион, в раце го држи моделот на храмот, и младата кралица Симонида, облечена во свечена кралска одора. Патронот на црквата („Св. Ѓорѓи“) му подарува меч на ктиторот, кралот Милутин, во знак на победата над Турците.

ЛИТ.: Арх. Данило, *Живоӣи краљева и архиеӣискоӣа срӣских*, Београд, 1935; В. Ј. Ђурић, *Визанӣијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; Б. Тодић, *Сӣаро Нагоричино*, Београд, 1993; З. Расолкоска-Николовска, *Кӣиӣорскиоӣ ӣорӣреӣ во ѕидноӣо сликарсӣво во Македонија*, Цивилизации на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995. З. Р.-Н.

**МИЛУТИНОВИЌ, Зоран** (Скопје, 18. XII 1950) – афирмиран научен работник во областа на земјотресното инженерство, по менаџмент на катастрофи и за стратешко планирање. Дипломирал на Градежниот факултет во Скопје (1976), магистрирал во ИЗИИС (1982). Докторирал на Универзитетот во Кјото, Јапонија (1986); избран за редовен професор (1992); професор на универзитетите во Кобе (1994) и во Кјото (2001), Јапонија. Раководител на поголем број меѓународни проекти, експерт на ООН и на Советот на Европа. Автор и коавтор на преку 340 научни и стручни трудови, член на редакциски одбори на повеќе меѓународни списанија. К. Тал.

**МИЛЧИН, Владимир** (Скопје, 19. IV 1947) – режисер и професор на ФДУ во Скопје, на Отсекот за режија, и извршен директор на Институтот „Отворено општество“ (СОРОС) на Македонија. Режисер и драматург во МНТ (1970–1974 и 1975–1982). Завршил Факултет за драмски уметници, отсек режија, во Белград. Режира на повеќе сцени низ Македонија и во странство. Еден од основачите и режисер на проектот Театарот кај Свети Никита Голтарот; „Зелена гуска“ и др. Режии: „Балада за лузитанското страшило“; „Пантаглез“; „Бркотница“; „Големата вода“; „Пиреј“; „Рамна земја“; „Мртви души“; „Ангелина“; „Ревизор“; „Житолуб“; „Фарса за храбриот Науме“ и др. Р. Ст.



Владимир Милчин



Илија Милчин

**МИЛЧИН, Илија** (Прилеп, 19. VI 1918 – Скопје, 11. III 2002) – драмски и филмски актер и режисер, преведувач, публицист, еден од основачите на МНТ, уметнички раководител и режисер на Обласниот МНТ во Горна Џумаја (Благоевград, Бугарија). Дипломирал на Правниот факултет во Софија. Во Белград бил слушател на Отсекот за театарска уметност на Музичката академија. Како актер се истакнува со реалистичко толкување на психолошки сложени улоги во домашниот и во странскиот репертоар. Успешно дејствувал и како режисер, драматург и преведувач на драмски текстови. Бил директор на Драмата на

МНТ (1964-1969), како и професор на Факултетот за драмски уметности во Скопје. Улоги: Јаго („Отело“); Губернаторот („Смртта на Губернаторот“); Леоне („Господа Глембаеви“); Галиело („Галилео Галилеј“); Жак („Како што милувате“); Крижавец („Во агонија“); Отец Наум („Крик“); Платон Кречет, Јулие Цезар во истоимените дела; Тефик-бег („Гоце“) и др. Режии: „Длабоки корени“, „Црнила“; „Антигона“; „Три сестри“; „Малограѓани“; „Стаклена менажерија“; „Ученик на ѓаволот“; „На дното“; „Печалбари“ и др. Филмски улоги во филмовите: „Јазол“; „Мис Стон“; „Мирно лето“; „Исправи се Делфина“. Р. Ст.


Јанез Милчински

**МИЛЧИНСКИ, Јанез** (Љубљана, 3. V 1913 – ?, 28. VII 1993) – лекар, специјалист за судска медицина, деонтолог и правник, редовен проф. на Мед. ф. во Љубљана, Словенија (од 1957). Дипломирал на Правниот факултет во Љубљана (1936). Студирал медицина најпрвин во Љубљана, а потоа во Загреб, каде што и дипломирал (1940). Активен учесник е во НОБ. Се усовршувал во Белгија, Франција, Швајцарија, Австрија и Германија. Од 1945 до 1983 г. бил директор на Институтот за судска медицина на Мед. ф. во Љубљана, а истовремено и раководител на Катедрата за судска медицина на Мед. ф., од 1954 до 1955 и од 1962 до 1964 г. бил декан на Мед. ф., проректор на Универзитетот (1970–1973), а потоа ректор (1973–1976). Од 1970 до 1973 бил претседател на Меѓународната академија за судска и социјална медицина. Почесен докторат му е доделен во Љубљана (1979) и во Лајпциг (1987). Во 1961 г. е избран за дописен, а во 1970 за редовен член на САЗУ, од 1976 до 1992 г. бил претседател на САЗУ. За член надвор од работниот состав на МАНУ бил избран на 14. V 1979 г. Стручниот и научниот придонес на Милчински е првенствено од областа на судската медицина (во идентификацијата на труповите при масовна катастрофа). Своите сознанија и искуствата на неговата екипа ги применил при масовни страдања на луѓето поради земјотреси (Скопје 1963, Сицилија 1968, El Asnam во Алжир 1980), при авионски несреќи (Брник 1966, Крк 1971, Маганик во Црна Гора 1974, Ајачио 1981), при железнички несреќи (Загреб 1974, Боровница 1976). За својата работа добил светски признанија. Во несреќите ги изучувал форензидните аспекти на сообраќајниците, дејството на алкохолот во сообраќајните несреќи, нивната превенција, оценката на телесните повреди и работоспособноста на повредените. Се занимавал со проблемите на медицинската етика и кривичната одговорност на здравствените работници во професионалната дејност, прашања од општата и специјалната деонтологија. Ги изучувал проблемите на судско-медицинските аспекти на итната помош и оживувањe на онесреќените. Од својата област публикувал 200 трудови и 4 книги. Бил матичар на новоформираниот Мед. ф. во Скопје (1947) и помогнал во развојот и работата на Катедрата по судска медицина на Мед. ф. во Скопје. Во 1977 г. бил избран за надворешен дописен член на ЈАЗУ, во 1978 на АНУБиХ и САНУ, а во 1985 на ЦАНУ.

ИЗВ.: *Билтен* од Петто изборно собрание (реферати), МАНУ, Скопје, март 1979, 34–37; Enciklopedija Slovenije, t. 7, Ljubljana, 1993, 142–143.

БИБЛ.: *Sodna medicina*, Ljubljana, 1956; *Odgovornost zdravstvenega delavca pred vestjo, pred bolnikom in pred družbo*, „ZV“, 37, 1968, 401–403; *Medicinsko izvedenstvo,* I–II, Ljubljana, 1970, 1981; *Dolžnost zdravstvenih delavcev in zdravstvenih zavodov glede na prvo pomoč in oživljanje*, „Zdravsteni obzornik“, 6, 1972, 65–73; *Medicinska etika in deontologija*, Ljubljana, 1982; *Leta za pet drugih*, Ljubljana, 1990. М. Пол.


Деса Миљовска

**МИЉОВСКА, Деса** (Призрен, Косово, 21. V 1918) – универзитетски професор, социолог. Средно образование и учителска школа завршила во Белград. Се запишала на педагошката група при Филозофскиот факултет во Скопје (1937), а дипломирала на Филозофскиот факултет во Белград (1948), каде што и докторирала, на тема „Класните сили на национално-револуционерното движење на македонскиот народ во втората половина на 19 век“ (1962). Избрана за доцент (1950), за вонреден професор (1962) и за редовен професор по предметот општа социологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1970). Остварила студиски престој во Париз (1954–1955) и во Бостон (1962–1963), каде што се запознала со методите на социолошките истражувања. Ги вршела функциите претседател на Советот за школство на НРМ и претседател на Советот за култура на НРМ. Била декан на Филозофскиот факултет во Скопје (1963–1965). Објавила преку 50 научни труда од социологијата и македонската историја.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976*, Скопје, 1976. Св. Ш.


Кирил Миљовски

**МИЉОВСКИ, Кирил** (Ресен, 27. V 1912 – Скопје, 27. IV 1983) – економист, унив. професор, научен истражувач, општественик, дипломат, академик. Основно образование завршил во родниот град, средно образование во Охрид и во Битола (1931), а дипломирал на Ветеринарниот факултет на Универзитетот во Загреб (1939). За професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје е избран во 1947 г., на Економскиот факултет во Скопје во 1950 г., каде што останува до пензионирањето (1981). На додипломските студии на Економскиот факултет во Скопје ги предавал предметите политичка економија и развој на економската мисла, а на постдипломскиот студиум „Економски развој и методи на економската анализа“ предавал материја од областа на регионалниот развој и недоволно развиените подрачја. Извршувал значајни и одговорни општествено-политички функции: бил учесник во НОБ, член и секретар на АСНОМ, а потоа и член на Президиумот на АСНОМ, прв претседател на Планската комисија на НРМ, републички јавен обвинител, министер за трговија и снабдување во Владата на Македонија, прв ректор

на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (во два мандата), редовен член на МАНУ од нејзиното формирање (1967), секретар на Одделението за општествени науки и член на Претседателството на МАНУ, амбасадор на СФРЈ во Данска и во Бугарија, пратеник од СРМ во Сојузното собрание, член на Економскиот совет на Владата на СФРЈ. Бил основач и прв главен и одговорен уредник на сп. „Стопански преглед", прв претседател на Научната секција на Сојузот на економистите на Југославија, член на редацискиот одбор на сп. „Економист", прв главен и одговорен уредник на „Прилози" на Одделението за општествени науки во МАНУ, главен и одговорен уредник или член на редакциски одбори на повеќе други списанија („Наш весник", „Народен глас", „Илинденски пат", „Scientia Yugoslavica" и др.). Автор е на повеќе од 170 научни и стручни трудови – книги, учебници, научни проекти, монографии и статии објавени во бројни списанија во СФРЈ. Под негово раководство (ментор или член во комисија) мнозина економисти се стекнаа со дипломи за магистерска или докторска титула. Бил раководител на бројни и значајни научни проекти (или член на работни тимови) од различни домени. Неговата научноистражувачка работа е реализирана во повеќе области на економската наука и стопанската практика (економска теорија, стопанска историја, стопански систем и економска политика, стопански развој, регионален развој, население и работна сила, развој на економската мисла и сл.), но и во одредени неекономски области (националната историја на Македонија, социологијата, етнологијата, културата и др.). Дал придонес за развојот на дисциплините што ги предавал на Економскиот факултет во Скопје, за создавањето високостручни и научни кадри од доменот на економијата, за разрешувањето на бројни проблеми во економијата на СРМ и на СФРЈ, за афирмација на македонската нација и државноста на Македонија, за развојот и афирмацијата на МАНУ и на Универзитетот, како и на Економскиот факултет во Скопје, а како еден од основоположниците на економската наука во Македонија по Втората светска војна придонел и за развојот на економската мисла во нашата земја.

БИБЛ.: книги и учебници: *Македонското прашање во националната програма на КПЈ (1919–1937),*Скопје, 1962; *Проблеми на теоријата и политиката на недоста̄тно развиените подрачја во Југославија*, Скопје, 1974; *Концепција за регионалниот развој на СР Македонија*, Скопје, 1975; *Основите на регионизацијата и контурите на идните региони во СР Македонија*, Скопје, 1977; *Стопанскиот развиток на општината Ресен* (коавтор и редактор); *Развојот на економската мисла*, Скопје, 1981; позначајни научни проекти (раководител): *Положбата на трговијата во Македонија на преминот во XX век* (1949); *Улогата на тутунот за стопанството на Македонија* (1954); *Концепција за долгорочниот регионален развој на Македонија* (1974-75); *Просторно планирање во Македонија*; *Нерамномерниот регионален развој во економската теорија и практика* (1979); *Населението и општествено-економскиот развој на СР Македонија до 2000 година* (1978–1980); *Стопанскиот развиток на Македонија меѓу Првата и Втората светска војна* (недовршен).

ЛИТ.: Никола Узунов, *Придонесот на Кирил Миљовски за економската наука и макроекономската политика во Македонија*, МАНУ, Скопје, 2003. М. С.

**МИНДАК, Јоланта** (Jolanta Mindak) (Варшава, Полска, 30.VI 1952) – полска славистка и балканистка, авторка на низа статии за македонски *балканизми.*

БИБЛ.: *Peryfrastyczne konstrukcje predykatywne z parafrazą przymiotnikową (na materiale polskim, serbsko-chorwackim i macedońskim),* Ossolineum 1983. З. Т.



Блаже Миневски

**МИНЕВСКИ, Блаже** (Гевгелија, 1. IV 1961) – новинар, раскажувач, романсиер и драмски писател. Дипломирал на Интердисциплинарните студии по новинарство на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Работи како новинар. Во својата проза Миневски се стреми за опредметување на нефатливата реалност.

БИБЛ.: *Солзи во очите на таткото*, раскази, Ск., 1984; *Ниски вежби*, раскази, Ск., 1988; *Црниот пердув*, роман, Ск., 1990; *Ледно око*, раскази, Ск., 1996; *Требаше да се сликаме пред да се замразиме,* роман, Ск., 1998; *Сезона за глуварките*; *Приказна за третиот*, роман, Ск., 2003. Сите негови драми се објавени во книгата *Бивши луѓе*, Ск., 2000.

ЛИТ.: Раде Силјан *Забранета одаја*, Скопје, 2004. П. Гил.

**МИНИСТЕРСТВА ОД ОБЛАСТА НА ЕКОНОМИЈАТА.** За вршење на функциите на државната управа денес постојат 14 министерства на Владата на РМ, а од нив 4 се од областа на економијата. Карактеристики на министерства од областа на економијата имаат следниве: Министерството за економија, Министерството за финансии, Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство и Министерството за транспорт и врски. *Министерството за економија* ги врши работите што се однесуваат на состојбите и појавите на пазарот на стоки и услуги и влијанието на мерките на економската политика; економските, структурните и техничко-технолошките состојби; тековната економска политика во областа на производството, трговијата, туризмот, угостителството и занаетчиството; системот и политиката на цените на производи и услуги; надворешнотрговското работење; енергетиката и други работи утврдени со закон. *Министерството за финансии* ги врши работите што се однесуваат на системот на финансирање; даночниот и царинскиот систем; макроекономската политика и политиката на развој на националната економија; системот на банки, штедилници и други финансиски посредници; системот на девизно работење; јавниот долг; стоковните резерви и платниот промет и други работи утврдени со закон. *Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство* ги врши работите што се однесуваат на користење на земјоделското земјиште, шумите и другите природни богатства; ловот и риболовот; заштитата на добитокот и растенијата од болести и штетници; водите; хидромелиоративните системи и други работи утврдени со закон. *Министерството за транспорт и врски* ги врши работите што се однесуваат на патниот сообраќај и патната инфраструктура; железничкиот сообраќај и железничката инфраструктура; воздушниот сообраќај и воздушната инфраструктура; телекомуникациите и телекомуникациската инфраструктура; станбено-комуналните работи, уредувањето на просторот и управувањето на градежно земјиште во сопственост на државата и други работи утврдени со закон. Одредено влијание во сферата на економијата имаат и *другите министерства на Владата*, но тие се надлежни за посебни области за кои се формирани (одбрана и заштита, социјална сфера, образование, култура, правда, здравство, локална самоуправа и сл.). Значително влијание врз економијата имаат и одредени *секретаријати (сектори)* во составот на Владата (за европски интеграции, за странски инвестиции, за информатичко општество и др.).

ИЗВ.: *Закон за организација и работа на органите на државната управа*, „Службен весник на Република Македонија", бр. 58/2000 и 44/2002. М. С.


Лилјана Минова-Ѓуркова

**МИНОВА-ЃУРКОВА, Лилјана** (Прилеп, 9. VIII 1939 – Скопје, 12. XII 2008) – лингвист-македонист, професор (во пензија) на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици при Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје. Докторирала на Филолошкиот факултет во Скопје (1976) на тема: „Релативната реченица во македонскиот јазик во 19 и 20 век". Работела како асистент во Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" во Скопје (1963–1977). По докторирањето работела на Филолошкиот факултет, каде што ги поминала сите звања. Била учесник на голем број меѓународни и домашни конгреси, симпозиуми, собири, проекти и предавања (Москва, Чикаго, Сиракуза, Чапел Хил, Тирана, Хале, Братислава, Краков, Сосновјец, Воронеж и др.). Била главен и одговорен уредник на сп. „Литературен збор" и член на Редакцијата на сп. „Македонски јазик". Била претседател на Советот за македонски јазик (1998–2002) и раководител на македонскиот дел од општословенскиот проект „Најнова историја на словенските јазици (1945– 1995)", со центар во Ополе (Полска). Автор е на над 200 научни и стручни трудови

БИБЛ.: *Македонски јазик за странци (морфолошко-синтаксички и лексичко-стилистички вежби),* Скопје, 1979; *Македонски јазик за странци* (второ, изменето издание), Скопје, 1981; *Синтакса на македонскиот стандарден јазик,* Скопје, 1994; *Македонски јазик за средното образование* (коавторство и редакција), Скопје, 1997; *Македонски јазик за странци (Курс за напреднати)* трето, променето издание, Скопје, 1997; *Сврзувачки средства во македонскиот јазик,* Скопје, 1997; *Македонски јазик (монографија),* (коавторство и научна редакција), Ополе, 1998; *Македонски јазик за средното образование* (второ, дополнето издание), Скопје, 1998; *Така се зборува во Охрид* (коавторство и редакција), Скопје, 1999; *Синтакса на македонскиот стандарден јазик* (второ, изменето издание), Скопје, 2000; *Македонски јазик за странци (Курс за напреднати)* (со изменета концепција), Скопје, 2000; *Така се зборува во Гостивар* (редакција), Скопје, 2001; *Македонски јазик и литература за прва година на реформираното гимназиско образование* (коавторство и редакција), Скопје, 2002; *Македонски јазик и литература за втора година на реформираното гимназиско образование* (коавторство и редакција), Скопје, 2002; *Стилистика на современиот македонски јазик,* Скопје, 2003; *Македонски јазик и литература за трета година на реформираното гимназиско образование* (коавторство и редакција), Скопје, 2003; *Граматика на македонскиот стандарден јазик за странци,* Универзитет „Св. Кирил и Методиј" – Скопје; *Grammaire de la language macédonienne pour étrangers,* Скопје, 2006; *Така се зборува во Велес* (редакција), Скопје, 2007; *Граматика на македонскиот стандарден јазик за странци; Grammar of Macedonian language for foreigh speakers,* Скопје, 2007. Г. Цв.


Ана Миновска

**МИНОВСКА, Ана Борчева** (Скопје, 21. XII 1953) – спец. по болести на устата и забите, редовен проф. на Ст. ф. Докторирала во 1994 г. Публикувала 55 статии. Автор е на учебниците „Орална хигиена" и „Професионална и тимска работа". Организатор на конгрес на стоматолозите од Македонија (2006). Е. М.

**МИНОВСКИ, Ристо** (Езерец, 22. VIII 1941) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф. Раководител на Лабораторијата за ВН и Институтот за преносни електроенергетски системи, продекан, два мандата декан на ЕТФ во Скопје. Претседател на МАКО СИГРЕ. За делото „Бранови процеси во разводни постројки" ја добил наградата „11 Октомври" за наука (1982). Тој е заслужен за развојот на Лабораторијата за ВН. Книги: „Атмосферски пренапони" (универзитетски учебник), „Збирка задачи од ТВН" (учебно помагало, со Љ. Николоски), „Лабораториски работи во ТВН" (скрипта, со Љ. Николоски), „Методи за испитување на изолацијата" (со В. Јанков), „Ревитализација на мерни трансформатори со масло-хартиена изолација" (со В. Јанков).

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ,Св. Кирил и Методиј' – Скопје", бр. 545, октомври 1990. Др. Р.

**МИНОСКИ, Михајло** (с. Долгаец, Прилепско, 18. X 1938) – универзитетски професор (во пензија). Се школувал во Прилеп и во Скопје, завршил историја на Филозофскиот факултет во Скопје. Работел


Михајло Миноски

како професор по историја, еден период во НУБ „Св. Климент Охридски" во Скопје. Магистрирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1975), докторирал во Белград (1981). Бил избран за наставник на Филозофскиот факултет во Скопје на Катедрата за историја (1986), каде што останал до пензионирањето како редовен професор. Бил ментор на магистранти и докторанти, шеф на Институтот за историја, раководител на постдипломските студии, раководител на научноистражувачки проекти, уредник на списанието „Историја". Член е на Советот на Центарот за стратегиски истражувања при МАНУ од неговото основање. Главен интерес на неговите научни истражувања е политиката на големите сили и на соседните балкански држави спрема Македонија во текот на XIX и XX в. и борбата на македонскиот народ за национално ослободување и независна држава. Учествувал и на научни собири во Македонија и во странство. Автор е на повеќе од 200 научни трудови: книги, статии и прилози

БИБЛ.: *САД и Македонија*, Скопје, 1994; *Авнојска Југославија и македонското национално прашање 1943–1946,* 2000; *Македонија во меѓународните договори 1913–1940 година*, Скопје, 2006.

ИЗВ.: *Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј"*, 611/24.1.1994. Д. Јов.

**МИНТАН** – горна облека на народната носија. Ј. Р.-П.


Минтан

**МИНЧЕВ, Кирил Методиев** (с. Ваташа, Кавадаречко, 22. VII 1922) – фтизиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. го започнал во Софија, а го завршил во Белград (1950). На Институтот за белодробни заболувања во Скопје е од 1950 г. Специјализирал фтизиологија. Бил директор на Институтот и продекан на Мед. ф. Д. С.-Б.


Никола Минчев

**МИНЧЕВ, Никола** (Кавадарци, 20. X 1915 – Скопје, 6. IV 1997) – учител, борец, политичар и државник. Како учител бил припадник на прогресивното младинско движење (од 1935), учесник во НОБ (1941), член на КПЈ и на МК на КПЈ во Кавадарци (1942), командант на НОПО „Добри Даскалаов“ (1943), командант на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ, политички секретар на Третиот обласен комитет на КПМ, делегат на Првото заседание на АСНОМ, повереник за изградба на народната власт во Федерална Македонија (дек. 1944), министер за образование во Првата влада на НРМ (16. IV 1945), член на ЦК и на Политбирото на ЦК на КПМ и член на Извршниот комитет на ЦК на СКМ. Бил и на високи државни функции – претседател на Извршниот совет (влада) на НРМ, член на СИС на Југославија, претседател на Собранието на СРМ, републички и сојузен пратеник. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ – Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“. Вл. Ив.

**МИНЧЕВА-ШУКАРОВА, Билјана Николова** (Скопје, 19. I 1948) – редовен професор (1996) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирала физичка хемија на ПМФ во Белград, а тука и магистрирала (1974). Докторирала (1982) на Одделот за физика на King's College во Лондон. Од 1972 г. е на работа на Институтот за хемија на ПМФ во Скопје. Изведувала додипломска и постдипломска настава по предмети од областа на физичката хемија. Научната работа ѝ е од областа на раманската и инфра-


Билјана Минчева-Шукарова

црвената спектроскопија, а предмет на изучување ѝ се разни полиморфни форми на мраз, потоа клатрати, глини, минерали и други цврсти супстанци. Во поново време е носител на примената на недеструктивни методи за испитување на состојки во музејски и археолошки објекти. Објавила над 60 научни трудови (во земјата и во странство), а на научни манифестации презентирала деведесетина пленарни и секциски предавања и соопштенија. Била раководител и член на истражувачки тимови на повеќе домашни и меѓународни научноистражувачки проекти. Повеќепати била на студиски престои во странство (најдолго во Велика Британија). Била раководител на Заводот за физичка хемија на Институтот за хемија при ПМФ во Скопје.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996., 218; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 239–240. Б. Ш.


Димитар Миовски

**МИОВСКИ, Димитар Коцев** (Скопје, 1. IX 1913 – Скопје, 25. V 1982) – офталмолог, општественик, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1941). Специјализација по офталмологија завршил на Клиниката за очни болести во Скопје (1952), каде што бил поставен за директор (1960). Се занимавал со проблемот на кератопластиката (од 1949) и посетил повеќе познати офталмолошки центри во Европа што работеле на тоа. Богатото искуство го преточил во вредни публикации. Учесник е во НОБ и член на I заседание на АСНОМ. Вршел бројни општествени функции. Д. С.-Б.

**МИОВСКИ, Доне Коцев** (Скопје, 16. III 1909 – Скопје, 31. I 1977) – дерматовенеролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Белград (1935), каде што и специјализирал (1940). Хабилитирал (1955) од областа на терапијата на болестите на сврзното ткиво. Еден од основоположниците на Мед. ф. и на Клиниката за кожни и венерични болести и нејзин директор (1950–1974). Автор е на 43 стручни труда објавени во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Дерматовенерологија* (скрипта), Скопје 1962; *Полови болести*, Скопје, 1972. Љ. П.

**МИОВСКИ, Мито** (Косинец, Костурско, 2. X 1936) – редовен професор на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ (во пензија). Предаваше старословенски јазик и споредбена граматика на словенските јазици. Беше и шеф на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици. Неговите научни трудови се од палеославистиката, но и од поновата историја на македонскиот јазик. Автор е на голем број статии објавени во домашни и странски списанија и зборници.

БИБЛ.: *Лексиката во текстовите на Јоаким Крчовски*, Скопје, 1980; *Лексиколошки аспекти на делото „За македонците работи“*, Скопје, 1988; *Хлудов паримејник*, Скопје, 1996. Е. Ц.

**МИОКАЗИ** (село кај Кичево, локалитет Градиште – Венец) – населба лоцирана на стратешка позиција врз доминантен рид што се издига од рамното поле во долината на реката Велика низ која минува патот Кичево–Брод. Локалитетот е опкружен со низа пунктови од римско и доцноантичко време: ридот Кале на спротивниот брег на Рабетинска Река, Дирек, Зад Чука, Крст и Топлец, коешто зборува за интензивната населеност на регионот. Врвот на ридот е опкружен со наместа добро зачуван масивен бедем со одбранбени кули, од каде што доаѓа и името Венец. До него води пат всечен во карпата на западното подножје. Констатирани се траги од континуирано живеење од праисторијата – неолит, железно време, хеленистичко и римско време, доцна антика и среден век. На највисоката позиција во внатрешноста на утврдувањето е лоцирана трикорабна базилика со баптистериум од V–VI в.. Откриени се и остатоци од два доцноантички станбени објекти, со многу керамички наоди, некропола од X–XI в. и др.

ЛИТ.: Г. Спасовска-Димитриоска, *Археолошки истражувања на градиштето*

*„Венец“ кај с. Миокази, Кичевско*, „Macedoniae acta archaeologica“, 7-8 , Скопје, 1987, 167–175. Љ. Ц.


Димитар Мирасчиев

**МИРАСЧИЕВ, Димитар** (Штип, 10. VIII 1876 – Софија, 28. X 1933) – учител, учесник во Илинденското востание, војвода. Се школувал во Штип, во Солун (завршил средно образование, 1892) и на Софискиот универзитет (хемија). Бил учител во Крива Паланка, Куманово и во Штип. По Виничката афера (1897) бил осуден и спроведен на заточение во Мала Азија. По амнестијата (1902) бил избран за кривопаланечки војвода. Со чета учествувал во Илинденското востание во Скопскиот револуционерен округ. По востанието учествувал на конгресите на Организацијата. Бил главен редактор на в. „Конституционна заря“ (1908–1909) во Солун. Соработувал со Ј. Сандански и со К. Мисирков. По 1913 г. се повлекол од политичкиот живот.

ИЗВ. и ЛИТ.: В. Прилепчански и Т. Влахчев, *Димитар Мирасчиев еден од првите социјалисти во Македонија*, „Дело 74“, 1, Штип, 1980; Т. Влахчев, *110 години од раѓањето на Димитар Мите Мирасчиев (1876–1933)*, „Штипски весник“, бр. 157, Штип, 1986; В. Прилепчански, *Димитар Мирасчиев – голем македонски учител, револуционер и социјалист*, „Дело 74“, XIV/3, Штип, 1987; А. Апостолов, *Виничката афера*, Кочани, 1997; В. Мирасчиев, *Димитар Мирасчиев – Живот и дело*, Штип, 2006. Ал. Тр.


Димитар Миревски

**МИРЕВСКИ, Димитар Стојанов (Димче Мире)** (Прилеп, 10. X 1910, Скопје, 4. IX 1991) – археолог, историчар и архивист, национален деец, политичар и државник, резервен капетан на ЈНА. Основно образование завршил во Прилеп, гимназија во Битола и Филозофски факултет (Група археологија) на Белградскиот универзитет (1935). Учествувал во организирањето на работничките штрајкови во Прилеп и во изборите во 1936 и 1938 г. Од политички причини бил апсен и прогонуван и до 1940 г. не можел да добие државна служба. Бил еден од учесниците на разговорот на група македонски интелектуалци (К. Рацин, Љ. Арсов и др.) со проф. Н. Вулиќ (1939) во врска со македонското национално прашање. Подоцна бил професор во српската гимназија во Пеќ ( до април 1941) и во бугарските гимназии во Кратово (1. IX 1941 – 31. VIII 1942) и Ловеч (Бугарија, 1. IX 1942 – 6. IV 1943). Поради анифашистичката дејност (поддршка на прогресивните професори и младинци), бил отпуштен од работа и интерниран во работниот логор во Чучулигово (Пиринскиот дел на Македонија, до август 1943), каде што се нашле со М. Андонов-Ченто, Љ. Лапе и други македонски дејци. Потоа пак бил вратен на работа во Ловеч (септември-декември 1943). По враќањето во Македонија станал борец на Втората (од 20. I 1944), а потоа на Петтата македонска НО бригада. Бил член на АСНОМ (од август 1944). На Второто заседание на АСНОМ бил избран за член на Президиумот и повереник за просвета на ДФМ. По Ослободувањето бил член на Президиумот на Народното собрание, потпретседател на Планската комисија, министер за просвета на НРМ (1947–1951), директор на Дирекцијата на поштите, претседател на Народното собрание на НРМ (1951–1955), народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ, претседател на Одборот за просвета, член на Главниот одбор на ССРНМ и на Главниот одбор на ССРНЈ, претседател на Здружението на архивистите на Македонија, претседател на Матицата на иселениците од Македонија, а до пензионирањето директор на Архивот на Македонија (1960–1978). Под негово раководство се изградени шест современи архивски згради во СРМ. Автор е на една брошура и повеќе статии и прилози од историјата и архивистиката.

БИБЛ: *Востанија и движења во Македонија во втората половина на XVI и почетокот на XVII век*, ИНИ, Скопје, 1951.

ЛИТ.: *Државен архив на Република Македонија 1951–2006*, Скопје, 2006, 54. С. Мл.

**МИРКОВСКИ, Љупчо** (Скопје, 27. II 1958) – аранжер и композитор. Димпломирал труба на ФМУ во Скопје. Од 1978 г. е член на Танцовиот оркестар на МРТ. Како автор прв пат се појавил на фестивалот Младина ‘74 (Суботица). Почнал да аранжира во 1977 г. Оттогаш напишал околу 170 композиции и 350 аранжмани за познати популарни песни. Пишувал музика за театарски претстави (15) и телевизиски серии (2). Бил уметнички директор на Макфест и на Националниот избор за детска Евровизија. Учесник на голем број фестивали во странство. М. Кол.


Љупчо Мирковски


Бистрица Миркуловска

**МИРКУЛОВСКА, Бистрица** (Скопје, 14. III 1930) – поет, раскажувач, писател за деца, преведувач од словенечки (Прешерн, Цанкар). Завршила Филозофски факултет на Универзитетот „Кирил и Методиј“ во Скопје. Работела како професор на Филолошкиот факултет во Скопје.

БИБЛ.: *Цвеќенца*, поезија за деца, Ск., 1960; *Градинче*, раскази за деца, Ск., 1962; *Првачиња*, поезија, Ск., 1972; *Виножито*, раскази, Ск., 1979; *Ѕвездена,* бајки, Ск., 1986; *Клучарчиња*, роман за деца и млади, Ск., 1992; *Прекршен лет*, поезија, Ск., 1996; *Кога цутеа костени,* поезија во превод на словачки, Брно 1997; *Тополите на крајот на дедовата ливада,* проза, Ск., 2001; *Навева снег*, поезија, Ск., 2002. П. Гил.

**МИРКУЛОВСКА, Милица** (Скопје, 6. X 1965) – лингвист, полонист, македонист, професор по полски јазик и раководител на полонистичките студии на УКиМ, Скопје. Автор на педесетина трудови од областа на полската и македонската синтакса (меѓу кои и две книги), како и трудови за улогата на конфронтативниот метод во универзитетската настава по стран-


Милица Миркуловска

ски јазици. Квалификуван библиограф, составувач на *Прилог кон библиографијата на македонскиот јазик 2* (2002) и *3* (2006) во издание на МАНУ.

БИБЛ: *Почеток на дејство/состојба како семантичка и граматичка категорија (врз материјалот од македонскиот и полскиот јазик)*, СЛПМС, 10, Скопје 2000; (со С. Каролак) *Инхоативна видска конфигурација во македонскиот јазик*, „Slavia Meridionalis", 3, Warszawa, 2000. З. Т.

**МИРОВАРЕНИЕ и осветување миро** – еден од важните елементи на легитимитетот на секоја автокефална православна црква. Македонската православна црква, како автокефална, се здоби со тоа право преку доброто разбирање и љубовта од Романската и од Бугарската православна црква, од кои е добиен благослов и свето миро, како посебен дар, кое, заедно со мирото од Српската православна црква што го имала и го користела Македонската православна црква, било излиено во мирото при првото наше мироварение и осветување миро во Скопје (1971). Романскиот патријарх Јустинијан и Бугарскиот патријарх Кирил на делегацијата на Македонската православна црква им дале свето миро од своите цркви, со порака до Поглаварот на Македонската православна црква Архиепископот Доситеј, при осветувањето на новото миро да стави од светото миро на нивните цркви, во знак на единство и рамноправност меѓу црквите и симбол на љубовта меѓу јерархијата и верниците.

ЛИТ.: Стојан Јанковски, протоѓакон, Мироварение и осветување на Свето миро, „Весник", Службен лист на Македонската православна црква, Скопје, 1971; Устав на Македонската православна црква, Скопје, 1975. Рат. Гр.

**МИРОВЕН ПРОЦЕС НА ЕУ ВО РМ** – прв мировен процес на ЕУ, замислен да трае 6 месеци, со можност за продолжување (од 31. III 2003), како надградба и крај на мировниот процес на НАТО во РМ, по што не би било потребно понатамошно меѓународно воено присуство. Можноста за продолжување е искористена, процесот се пролонгира за 3 месеци и завршува на 15. XII 2003 г., кога безбедносната ситуација во државата е целосно стабилизирана.

ЛИТ.: Сашо Додевски, *Присуство на меѓународни вооружени сили во Македонија во текот на XX век*, магистерски труд, Скопје, 2004. Т. Петр.


Од доброволното предавање на оружјето од војниците на ОНА во операцијата „Суштествена жетва"

**МИРОВЕН ПРОЦЕС НА НАТО ВО РМ** – започнува непосредно по потпишувањето на Охридскиот рамковен договор (13. VIII 2001) и врз основа на согласноста на страните на Рамковниот договор за поканување на НАТО, ЕУ, ОБСЕ и други релевантни меѓународни актери да го поттикнат, да го помогнат и да го олеснат процесот на надминување на последиците од војната во 2001 г., на 14. VIII 2001 г. кога Северноатлантскиот совет носи одлука за почеток на операцијата за разоружување „Суштествена жетва", односно Владата на РМ (15. VIII 2001) за распоредување на НАТО „Наменски сили жетва" во РМ и трае до 31. III 2003 г., кога ЕУ го презема воениот дел од веќе постојната мисија на НАТО „Сојузничка хармонија", со што почнува сосема нова мисија, воопшто прва воена мисија на ЕУ „Конкордија".

ЛИТ.: Сашо Додевски, *Присуство на меѓународни вооружени сили во Македонија во текот на XX век*, Скопје 2004. Т. Петр.


Предавање на командата на „Конкордија" (30 IX 2003)

**МИРОВНА МИСИЈА НА ЕУ ВО РМ** – прва мисија на ЕУ „Конкордија" (Concordia), позиционирана по покана од претседателот на РМ Борис Трајковски (17. I 2003) до високиот претставник на ЕУ за заедничка надворешна и безбедносна политика Хавиер Солана, како прва конкретна соработка на НАТО и ЕУ, трае 6, односно, по продолжувањето, 9 месеци (31. III – 15. XII 2003) и брои 487 членови, наполно успешна поради тоа што ја остварува клучната цел – укинување на потребата од понатамошно странско воено присуство во РМ. Основа на Мисијата е писмото на високиот претставник на ЕУ за заедничка надворешна и безбедносна политика Хавиер Солана до претседателот на РМ Борис Трајковски (20. III 2003), во кое се наведени нејзините задачи: обезбедување присуство во областите на потенцијална опасност и етничка тензија; поддржување на мониторите на меѓународната заедница и на другите меѓународни претставници; поврзување со властите, локалните лидери и населението и организациите на меѓународната заедница, советување на властите на РМ за безбедносни прашања.

ЛИТ.: Сашо Додевски, *Присуство на меѓународни вооружени сили во Македонија во текот на XX век*, магистерски труд, Скопје, 2004. Т. Петр.

**МИРОВНИ МИСИИ НА НАТО ВО РМ** – вкупно 3 мисиии: „Суштествена жетва", позиционирана по покана од РМ до НАТО (од претседателот Трајковски (14. VI 2001) до генералниот секретар на НАТО Џорџ Робертсон) на 22. VIII 2001 г. со мандат собирање на доброволно предаденото оружје и муниција од албанските екстремистички групи и негово уништување, без можност за негово насилно одземање. Оваа мисија не е операција во смисла на раздвојување на завојувани страни, туку во функција на одржување и унапредување на воспоставениот мир. Ја сочинуваат 4.500 војници, најмногу од Британија под оперативна команда на данскиот генерал Ланге (претходно висок воен претставник на НАТО во РМ), од Главниот бригаден штаб во близината на Скопје. Официјален крај на мисијата е 26. IX 2001 г.; „Килибарна лисица", позиционирана по покана од РМ до НАТО (од претседателот Трајковски (18. IX 2001) до Робертсон), на 27. IX 2001 г. со мандат обезбедување дополнителна безбедност на меѓународните набљудувачи што го надгледуваат спроведувањето на Рамковниот договор и враќањето на македонските безбедносни сили на териториите што претходно не се под нивна контрола, врз основа на Одлука на Владата на РМ (27. IX 2001). Мисијата брои 1000 војници под команда на генералите Керл (Германија), Харм Де (Холандија), Картеро (Шпанија), Чиња (Италија), од Штабот во Скопје. Официјален крај на миси-

јата е 14. XII 2002 г.; **„Сојузничка хармонија“**, позиционирана исто како и претходните две на 16. XII 2002 г., со мандат со оперативни и советодавни елементи карактеристични за втората мисија, официјално завршена на 31. III 2003 г., т.е. воениот дел е препуштен на мисијата на ЕУ – „Конкордија“.

ЛИТ.: Сашо Додевски, *Присуство на меѓународни вооружени сили во Македонија во текот на XX век*, магистерски труд, Скопје, 2004. Т. Петр.


Мирко Миронски

**МИРОНСКИ, Мирко** (Тресонче, 30. VIII 1930 – Тресонче, 16. VIII 2007) – новинар, публицист, општественик. Завршил Правен факултет во Скопје. Се вработил во „Нова Македонија“ (1956), главен и одговорен уредник на „Студентски збор“ (1958/59). Во „Вечер“ од неговото основање (1963), негов главен и одговорен уредник во три мандата – до 1986 г., кога бил избран за член на Извршниот совет на СРМ и за претседател на Републичкиот комитет за информации. Автор на учебникот „Новинарско изразување“ и предавач на Катедрата за интердисциплинарни студии по новинарство на Правниот факултет. Б. П. Ѓ.


Саве Миронски

**МИРОНСКИ, Саве Крстев** (с. Тресонче, Дебар, 14. I 1922) – интернист, инфектолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Медицина студирал во Софија и во Белград, каде што и дипломирал (1949). До 1959 г. бил на Интерната клиника при Мед. ф. во Скопје, каде што завршил специјализација по интерна медицина и бил шеф на Одделот за ендокринологија и метаболизам. Во 1959 г. е назначен за директор на Инфективната клиника и за шеф на Катедрата по инфектологија при Мед. ф. во Скопје. Бил декан и продекан на Мед. ф. во Скопје. Извршувал бројни општествени функции. Д. С.-Б.

**МИРЦШТЕГСКА ПРОГРАМА ЗА РЕФОРМИ ВО МАКЕДОНИЈА** (1903–1908). Илинденското востание ги присилило европските големи сили да се ангажираат за спроведување реформи за смирување на Македонија. Австро-Унгарија и Русија (2. X 1903) усвоиле програма, позната како „Мирцштегска програма за реформи“во Македонија. Со Програмата се предвидувало: реформирање на жандармеријата и на полицијата, како и на административните и на судските институции со вклучување и христијани. По усвојувањето од другите европски големи сили Програмата ѝ била предадена на Владата на Османлиската Империја, која ја прифатила (23. XI 1903). За да се исклучи можноста реформите да доведат до хомогенизирање на населението и до функционална автономија се предвидувало формирање на административните единици со етничко групирање, односно внатрешна етничка територијална поделба на Македонија. Силите Македонија ја поделиле на сектори: Скопски (Австро-Унгарија), Битолски (Италија), Солунски (Русија), Серски (Франција), Драмски (Велика Британија). Германија го презела управувањето на Жандармериското училиште во Солун. Потоа започнало спроведувањето и на финансиските реформи во Македонија (1905). Османлиските власти го опструирале спроведувањето на реформите. По државниот преврат (1908), по победата на Младотурската револуција, реформската активност била запрена, што било официјализирано од Силите реформаторки (1909).

ЛИТ.: *Австриски документи за реформската акција на европските Големи сили во Македонија*, предговор и редакција: Михајло Миноски, Скопје, 2002; *Австриски документи за историјата на македонскиот народ*, I (1905-1906), II, (1907-1908), редакција и коментар: Данчо Зографски, Скопје, 1977; 1981; Глигор Тодоровски, *Македонското прашање и реформите во Македонија (Од дипломатската историја на македонскиот народ)*, Скопје, 1989. М. Мин.


Академското културно-уметничко друштво „Мирче Ацев“

**„МИРЧЕ АЦЕВ“, АКАДЕМСКО КУЛТУРНО-УМЕТНИЧКО ДРУШТВО, СКОПЈЕ** – основано во 1949 г. во рамките на Универзитетот во Скопје, со неколку секции (Драмска и Играорна, Хор и Оркестар). Со повремени паузи, ова друштво развива голема активност, особено со Играорната и Хорската секција. Повторното заживување на Мешаниот хор „Мирче Ацев“ се случи во 1961 г., под диригентството на Драган Шуплевски (1933–2001). Богатиот репертоар и високото интерпретативно ниво на хорскиот ансамбл му донесоа голем број значајни награди. Мошне значаен е и придонесот на диригентите Александар Лековски и Томислав Шопов. Ј. Т.

**МИРЧЕВ, Димитар** (Прилеп, 23. X 1865 – Вршец, Русенско, Бугарија, 13. VI 1938) – учител, револуционер. Завршил словенска филологија на Софискиот универзитет. Учителствувал во Солун, Битола, Трново, Одрин и на др. места. Бил член на ЦК на ТМОРО (1901) и секретар на Солунскиот конгрес (1903). Бил уапсен и осуден на 101 година и спроведен на заточение на о. Митилена. Амнестиран во 1904 г. Животот го завршил во Бугарија.

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Делчев, *Спомени. Документи. Материали*, София, 1978; В. Божинов, *Българската просвета в Македония и Одринска Тракия 1878–1913*, София, 1982. Ал. Тр.


Димитар Мирчев

**МИРЧЕВ, Димитар** (Сливен, Бугарија, 31.III 1942) – политолог и унив. професор. Дипломирал на Правниот факултет во Белград (1966). Магистрирал на Институтот за социолошко-правни истражувања во Скопје (1971). Докторирал на Правниот факултет во Љубљана (1977). На Институтот за социолошко-правни истражувања во Скопје се занимавал со научноистражувачка работа (1967 –1984). Бил професор по политички науки и политичка социологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1977–1983; 1990–1993; 1999–2001) и политички науки и надворешна политика на РМ (ФОН, 2005– ); визитинг професор на универзитетите во Љубљана, Загреб, Сараево и во Њу Делхи; проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (1992–1993). Поради „либерални девијации" во 1974 г. бил казнет со последна партиска опомена пред исклучување од СКМ. По негово барање, казната му е симната (1982). Бил основач на Младата демократска странка на Македонија (1990); основач на Македонскиот совет на Европското движење на Македонија (1993-); еден од обновувачите и член на Либералната партија на Македонија (2000–2002); специјален пратеник на претседателот на РМ во процесот на меѓународно признавање на РМ (1991–1993); вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РСл, акредитиран и во Ватикан (нерезидентен, 1993–1999); советник на Претседателор на РМ (од 2009). Напишал повеќе од 180 научни и стручни трудови.

БИБЛ: *Изборниот процес во англосаксонските земји*, Скопје 1971; *Драмата на плурализацијата*, Скопје 1991; *Македонската надворешна политика 1991-2006*, Скопје 2006.

ИЗВ.: *Архива на Факултетот за општествени науки*, Скопје, 2007; *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2007. Св. Ш. и Т. Петр.


Димче Мирчев

**МИРЧЕВ, Димче Ѓошев** (Велес, 13. XI 1913 – Кавадарци, 6. IV 1944) – револуционер, организатор на НОБ во Велес, народен херој. Член на СКОЈ (од 1933) и на КПЈ (од 1935). Организатор на повеќе работнички штрајкови (1936 – 1941) во Македонија и во Србија. Повеќе пати бил затворан. Во 1941 г. активно се вклучил во подготовките за оруженото востание. Бил член на Воениот комитет при МК на КПЈ за Велес, организатор за формирањето на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов" (април 1942) и заменик-командант на Одредот (од септември истата година). По разбивањето на Одредот (1943) преминал во илегалност, а од февруари 1944 г. заминал на работа во Кавадарци, како секретар на ОК на КПМ за Кавадарци. Загинал во судир со бугарската полиција.

ЛИТ.: *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999; Ѓорѓи Малковски, *Животниот и револуционерниот пат на Трајко Кацчев*, ГИНИ, XXIX, 1–2, Скопје, 1985. Ѓ. Малк.


Ефтим Мирчев

**МИРЧЕВ, Ефтим Крумев** (Виница, 14. II 1939) – спец. по стоматолошка протетика, проф. на Ст. ф. Хабилитирал во 1978 г., а докторирал во 1993. Бил во два мандата продекан и декан на Ст. ф. и раководител на Клиниката по фиксна стоматолошка протетика. Публикувал 109 статии.

БИБЛ.: *Стоматопротетички материјали – неметали и метали, Стоматолошка протетика. Еднodelно леани фиксно протетички конструкции – клиничка и техничка изработка, Стоматолошки материјали – неметали, метали и материјали за полнење, Клиника на фиксната стоматолошка протетика, „Претклиника на фиксната стоматолошка протетика, Германско–македонски стоматолошки речник, Тотална протеза – претклиника.* Е. М.


Мила Мирчева

**МИРЧЕВА, Мила Пејова** (Долни Лапац, Хрватска, 28. VIII 1939) – спец. по детска и превентивна стоматологија, проф. на Ст. ф. Хабилитирала во 1978 г., докторирала во 1988. Била раководител на Клиниката за детска и превентивна стоматологија и продекан на Ст. ф. Публикувала 105 статии. Коавтор на учебникот „Дечја и превентивна стоматологија". Е. М.


Нестор Мирчевски

**МИРЧЕВСКИ (АЛЕКСИЕВ), Нестор** (Осој, Дебарско, 23. III 1877 – Скопје, 1969) – резбар. Последен потомок на резбарскиот род Мирчевски од Осој. Студирал во Париз (1911–1913). Во РМ и во соседните земји оставил многубројни резбарски и каменорезачки дела (иконостаси во црквите во Нерези, Крушево, Топола, Чукарица и Жича во Србија). Излагал и во странство (Париз, Брисел, Берлин). Ал. Цв.


Петар Мирчевски

**МИРЧЕВСКИ, Петар** (Крушево, 11. XI 1956) – актер. Дипломирал на отсекот за драмски актери на Вишата музичка школа во Скопје (1979). Од и.г. е и член на Народниот театар во Битола. Улоги: Пејо („Бабамбитолски патрдии"); Ангеле („Лет во место"); Марко („Југословенска ан-



Св. Апостол Павле, детаљ од икона од Галеријата на соборниот храм „Св. Никола“ во Куманово (1845)

титеза“); Скапен („Ѓаволштините на Скапен“); Атос („Три мускетари“); Максо („Црна дупка“); Полониј („Хамлет“); Сирано де Бержерак; Ричард III во истоимените дела; Пажот („Вечерва Фалстаф“); Рос („Магбет“); Кочкарјов („Женидба“); Тузенбах („Три сестри“); Шекспир („Мера за мера“); Плакир („Калуѓерски тишини“) и др. Р. Ст.

**МИСИЈАТА НА АПОСТОЛ ПАВЛЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – прва мисионерска дејност на христијанството во Македонија и воопшто на европската почва (49, 56 и 57 г.). За проповедање на новата религија среде македонското население и еврејските доселеници, Павле, познат како „апостол на апостолите“, пристигнал во Македонија (49 г.) заедно со своите придружници Сила, Тимотеј и Лука. Притоа во Филипи ја основал првата христијанска општина во Македонија и во Европа, за чие раководење тука го оставил евангелистот Лука, кој токму во овој град и го составил едното од четирите евангелија што ја претставуваат основата на христијанското учење. Наскоро биле формирани и христијански црковни општини во Солун и во Бероја. Подоцна, во дејноста за ширењето на христијанството, тој уште двапати престојувал во Македонија (56 и 57 г.). Од неговите 14 посланија што се составен дел на Новиот завет, три биле испратени до македонските христијански општини – две до Солуњаните (52 и 53 г., во времето на неговиот престој во Коринт) и едно до Филипјаните (63 г., од римскиот затвор). Освен тоа, токму во Филипи тој го напишал и второто послание до Коринтјаните.

ИЗВ.: *Свето Писмо на Стариот и на Новиот завет*, второ издание, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Ѓ. Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и за Македонците*, Скопје, 1995; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005. К. М.-Р.


Суад Мисини

**МИСИНИ, Суад** (Скопје, 2. I 1970) – правник, политички аналитичар. Извршен директор на Истражувачкиот центар за граѓанско општество (од 1997) и долгогодишен промотор на човековите права и евроинтеграциите во Македонија. Објавил неколку публикации од областа на човековите права и трилогија за евроинтеграциите. Р.

**МИСИНОПОЛИТ, Димитриј** – византиски властелин, ктитор на обновената црква „Св. Димитрија“ во Прилеп (Варош) околу 1290 г. Неговиот портрет е зачуван на северниот ѕид од доградениот јужен анекс во црквата. Тој е облечен во властелинска облека, со раце подадени кон патронот на црквата – св. Димитрија. Неговото име е познато во историските извори. Се спомнува во првата Трескавечка повелба (1334/35), кога веќе не бил меѓу живите. Меѓутоа, во повелбата се спомнуваат неговите деца, кои во времето на нејзиното издавање веќе биле возрасни луѓе.

ЛИТ.: П. Миљковиќ-Пепек, *Новооткриени архитектурни и сликарски споменици во Македонија од XI-XII в.*, „Културно наследство“, 5, Скопје, 1974; В. Ристиќ, *Црква „Св. Димитрија“ у Прилепу*, „Синтеза“, 10, Крушевац, 1979; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974. З. Р.-Н.

**МИСИРКОВ, Крсте Петков** (Постол, Ениџевардарско, Егејскиот дел на Македонија, 6/18. XI 1874 – Софија, 26. VII 1926) – најкомплетниот и најкомплексниот македонски славист, кодификатор на современиот македонски литературен јазик и правопис, автор на првата книга („За македонцките работи“, 1903) и на првото научно-литературно списание („Вардар“, 1905) на современиот литературен јазик, прв национален филолог, историчар, етнограф, фолклорист и публицист, револуционер и национален деец. По грчкото основно училиште во родното село, учи во српска гимназија во Белград (1889) и во бугарска во Софија (1890), одново во Белград во светосавската Богословско-учителска школа (1891), па во гимназијата во Шабац (1891/92) и ја завршува Учителската школа во Белград (1895); го дополнува образованието во руската Духовна семинарија во Полтава (1895–1897), а дипломира на Историско-филолошкиот факултет во С.-Петербург (1897–1902) со писмената тема на државниот испит „Кон прашањето за народноста и причините за популарноста на македонскиот крал Марко“. Ги започнува постдипломските студии на Катедрата по словенска филологија, но ја напушта универзитетската кариера поради немање материјална издршка ни законски можности за вработување во Русија, за да може да учествува во претстојните револуционерни настани во татковината.


Крсте Петков Мисирков (1902)

Како ученик во Софија е во средината на основачите на Младата македонска книжовна дружина (1891), во Белград е член-основач на Ученичкото друштво „Вардар“ (1893–1894), а во С.-Петербург е член-основач и потоа претседател на ТМОК (1900–1902), прв потписник на основачкиот акт на МНЛД (1902–1905), основач на клонот на МНЛД и во Софија (1903), коешто веднаш е ликвидирано од властите, а се обидува да организира таков клон и во Одеса (1905). Првиот научен прилог го објавува како штотуку за-


К. П. Мисирковъ.

ЗА МАКЕДОНЦКИТЕ РАБОТИ

СОФИЯ,
Печатница на „Либералний Клубъ“
1903.

К.П. Мисирков, За Македонските работи (1903)

пишан студент („Живая старина“, 1898), а првите записи на македонски јазик и со посебна македонска графија ги прави во 1900 г.

Како егзархиски гимназијален учител и домашен учител на децата на рускиот конзул А. А. Ростковски во Битола (1902/03) учествува во подготовките за Илинденското востание. По убиството на конзулот мора да се врати во Русија и држи предавања во МНЛД, од кои ја составува книгата „За македонцките работи“ и ја објавува во Софија, а настапува за македонското прашање и во Великата школа во Белград (декември 1903). По излегувањето на книгата, изнатепан и смртно заплашен во Софија, бега пак во Русија и станува гимназиски учител во Бердјанск (1904/05), Одеса (1905–1913) и Кишинев (1913–1918). Во Одеса во 1905 г. го напечатува првиот број на првото научно-литературно списание на современиот македонски литературен јазик „Вардар“, со лежерна поправка на азбуката и правописот, со што наполно се изедначува Мисирковиот со нашиот современ стандард.


ДИПЛОМЪ

Дипломата на К.П. Мисирков за завршениот Историско-филолошки факултет во С.-Петербург (1902)


ТЕТРАДЬ I

Насловната страница на дипломската работа (државен испит) на К.П. Мисирков (1902)

Безуспешно конкурира за професор на Софискиот универзитет (1907), а по Младотурската револуција и за учител во Солунската егзархиска гимназија (1908). Онevозможени се и напорите со П. Попарсов и со митрополитот скопски Теодосија да се отвори Висока педагошка школа во Скопје (1910). Покренува иницијатива да издава весник „Ближній Востокъ“ во Одеса (1911), но бива одбиен.

Кога почнува Првата балканска војна (1912), под вид на воен дописник на руските весници „Голосъ Москвы“ и „Одесскій листокъ“, доаѓа во Македонија (Солун), но подгонет од Грците разочаран се враќа во Русија и објавува серија статии во рускиот печат и истражувања во бугарски списанија. Во критичните моменти за целоста на Македонија праќа меморандуми до руски и бугарски министри, до Петербуршкото словенско благотворно друштво и др. и води дневнички записи („Мемоари“, 1913).

Ги продолжува истражувањата од македонската историја, јазик, фолклор и етнографија и одново се пријавува за продолжување на своите постдипломски студии, под менторство на проф. Т. И. Флорински (Киев), и ја подготвува магистерската дисертација „Кралевите Волкашин и Марко како историски личности и јунаци на јужнословенскиот епос“. Станува редовен член на Историско-филолошкото друштво на Императорскиот новорусиски универзитет во Одеса (1908), држи неколку реферати на неговите заседанија и објавува во неговите органи.


Неколку зборои за македонскиіот литературен іазик.

Од книгата на К.П. Мисирков „За македонските работи“ (1903)

По почнувањето на Првата светска војна одржува забележан говор на Општословенското собрание во Одеса (6. VIII 1914) и заминува во С.-Петербург, каде што се среќава со видни личности од руските научни и политички кругови, а со Д. Д. Чуповски, Н. Д. Димов и д-р Г. Константинович, од името на Петербуршката и Јужноруската македонска колонија, на 14 август 1914 г. поднесуваат опширен Меморандум до рускиот министер за надворешни работи за судбината на Македонија и македонскиот народ. Објавува (под псевдонимот *Пелски*) клучни статии во сп. „Македонскій голосъ (Македонски глас)“ и во словенофил-


ОТДѢЛЪ V.

Сѣвъ.

Првата научноистражувачка работа на Мисирков („Живая старина“,1898)


Писмо на претседателот на ТМОК во СПб. Мисирков до ВМОК во Софија (1902)


Молба на Мисирков со Програмата за списанието „Вардар“ (1904)


TRA LA MONDO

Писмо на Мисирков на јазикот *идо* во сп. „Mondo“ во Стокхолм (1924)



К.П. Мисирков во Бердјанск (1904/05)

скиот орган „Извѣстія“.

По Октомвриската револуција и осамостојувањето на Република Бесарабија (1917–1918) М. е избран за народен пратеник од националните малцинства и станува секретар за малцинствата на Бесарапскиот парламент, но по соединувањето на Бесарабија со Романија тој е екстерниран во Украина (30. X 1918), па од Одеса се префрла во Софија (2. XII 1918). Една година е уредник на Историското одделение на Етнографскиот музеј, а потоа е назначен за учител, па наскоро и за в.д. директор на Гимназијата во Карлово (1919). Но по неполна година е сменет (7. IX 1920) и останува учител, прогонуван од новиот директор и ненавидуван од граѓаните поради неговата македонска национална публицистичка активност. Поднесува молба до Министреството за просвета на Кралството на СХС (1921) за да се префрли како гимназиски преподавател во Скопје, Загреб, Белград „или во некој друг град во Јужна Србија“, но по долга преписка молбата му е одбиена (25. IX 1923).


К. П. МИСИРКОВЪ

ЮЖНО-СЛОВЯНСКІЯ

ЭПИЧЕСКІЯ СКАЗАНІЯ

О ЖЕНИТЬБѢ КОРОЛЯ ВОЛКАШИНА

О ПРИЧИНАХЪ ПОПУЛЯРНОСТИ КОРОЛЯ МАРКА

СРЕДИ ЮЖНЫХЪ СЛОВЯНЪ

Магистерскиот труд на К.П. Мисирков (1909)

Меѓувремено М. започна долга серија тестаментални статии за Македонија и македонското прашање во софискиот печат што уште повеќе му ја влошуваат состојбата во Карлово. Се вклучува во движењето за вештачкиот меѓународен јазик *идо* и соработува во неговиот орган за да го искористи за македонското национално прашање. Обвинет поради македонството како „србофил“, М. е преместен за в.д. директор на гимназијата (предвидена наскоро да се затвори) во старопланинското гратче Копривштица (4. IX 1925). Тука развива богата дејност, но поради истите причини е ненавиден од колективот и од граѓанството. Соработува во идиското сп. „Mondo“ во Стокхолм, а под псевдонимот *Пелски* праќа дописки и во федералистичкиот в. „Македонско съзнание / Makedonsko soznanie“ во Виена. Пред смртта (21. I 1926) конкурира за едногодишен студиски престој на Универзитетот Колумбија во Њујорк, а го подготвува и првиот број и добива дозвола да го редактира и да го издава сп. „Богомил“ (мај 1926). Ненадејно се разболува и наскоро починува во Софиската болница.



Гимназијата во Карлово (1921)

БИБЛ.: *За македонците работи*, София, 1903; сп. „*Вардар*“, Одеса, 1905; *Южно-словянскія эпическія сказанія о женитьбѣ короля Волкашина въ связи съ вопросомъ о причинахъ популярности короля Марка среди южныхъ словянъ*, Одесса, 1909; *За македонците работи. Фототипно издание. По повод 50-годишнината од излегувањето на книгата „За македонците работи*“. Предговор Даре Џамбаз, уредил Тодор Димитровски, Скопје, 1953; *За македонците работи / On Macedonian Matters. Фототипно издание по повод 100-годишнината од излегувањето*. Приредил Блаже Ристовски, МАНУ, 2003; *Собрани дела: I. Текстови на македонски јазик (1900–1905)*. Подготовка Блаже Ристовски. Соработник Билјана Ристовска-Јосифовска, МАНУ, Скопје, 2005; *II. Печатени истражувања и статии (1898–1909)*, 2007 и *III. Национално-политичка публицистика (1910–1926)*, 2008; *Писма 1911–1917*. Предговор и редакција Растислав Терзиоски. Вовед проф. д-р Атанас Вангелов, Скопје, 2007; *Дневник 5. XII – 30. VII 1913*. За издавачите: Д-р Зоран Тодоровски – Д-р Борјана Бужашка. Редакција, Д-р Зоран Тодоровски – Цочо Билярски, Скопје – Софија, 2008.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1966; истиот, *„Вардар“. Научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков*, ИМЈ, Скопје, 1966; истиот, *Ранните ракописи на Крсте П. Мисирков на македонски јазик*, МАНУ, 1998; истиот, *Крсте Мисирков. Нови истражувања и сознанија*, Скопје, 2000; *Делото на Крсте Мисирков. Зборник од Меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата „За македонците работи“*, I–II, МАНУ, 2005. Бл. Р.



Ката Мисиркова-Руменова

**МИСИРКОВА-РУМЕНОВА, Ката** (с. Постол, Ениџевардарско, Егејскиот дел на Македонија, 14. IX 1930) – поетеса, раскажувачка, романсиерка, авторка за деца и млади, драмска писателка, публицистка. Извонредно плодна авторка, со околу 120 библиографски единици и шеесетина радио драми за возрасни и за деца. Тематски нејзиното творештво е поврзано со судбината и трагедиите на луѓето од Егејскиот дел на Македонија, нивните делби и преселби, со приказната на откорнатикот низ епските димензии од времињата, настаните и личностите.

ДЕЛА: романи: *Жешка земја*, Ск., 1968; *Добрите момчиња од земјата вардарска*, Ск., 1969; *Довик*, Ск., 1983; *Во смрт од љубов*, Ск., 1990; *Катарни години*, Ск., 1992; *Ѕидови од пајажина*, Ск., 1993; *Големите атови*, 1997; Ск., *Пранги*, Ск., 2000; *Длабокиот рез*, Ск., 2002; *Личен роман за личната земја*, Ск., 2003; романи за деца: *Детството на Мисирков*, Ск., 1965; *Милосија*, Ск., 1982; *Ѕидовите од Пела*, Ск., 1991; *Водоскоци*, Ск., 1994; *Авантурите на Ѓурѓа*, Ск., 1997; поезија *Скаменета солза*, Ск., 1990; *Плач пред ѕидот*, Ск., 1996; *Виорот на болката*, Ск., 1999; раскази *Песна за огновите*, Ск., 1966; *Неоджилени*, Ск., 1988; *Мајка Которичанка*, Ск., 1988; *Топлата прегратка на Гоцевата мајка*, Битола, 1990. В. Тоц.

**МИТЕВА, Нада** (Пехчево, 7. IX 1947) – биолог, унив. професор. Основно образование завршила во родното место, а гимназија во Скопје. Во учебната 1966/67 г. се запишала на ПМФ, група биологија. Дипломирала во 1970 г. Во 1972 г. се вработила како договорен асистент на Биолошкиот факултет во Скопје. Во 1975 г. е избрана за асистент по предметот општа биологија за студентите од Медицинскиот и Стоматолошкиот факултет во Скопје. Магистерската работа ја одбранила во 1978 г., а докторската дисертација во 1987 г. За доцент е избрана во 1988, а за


Нада Митева

вонреден професор во 1993 г. Во звањето редовен професор е избрана во 1998 г. Се занимава со хистоморфолошки истражувања на стаорците и рибите. Објавила околу 40 научни трудови. Д. Пр.


Лабина Митевска

**МИТЕВСКА, Лабина** (Скопје, 10. X 1975) – актерка, продуцент. Едно од најсензибилните и најфотогенични лица во новиот македонски филм. Дебитираше во улогата на чувствителната Замира во филмот „Пред дождот", во кој со дискретни изразни средства ја пренесе убавината на моминските надежи и готовноста да ја брани својата љубов. Во филмовите што уследија, „Добредојдовте во Сараево", „Те пожелувам", „Тајната книга", „Како убив светец", „Јас сум од Титов Велес", нејзиниот сензибилитет се изостри за посложени психолошки преобразби. Г. В.


Витомир Митевски

**МИТЕВСКИ, Витомир Георгиев** (Куманово, 14. X 1951) – класичен филолог и филозоф, професор по античка литература на Филозофскиот факултет во Скопје. Доктор по класична филологија. Одговорен уредник на сп. „Жива антика". Избран за член на МАНУ (2009). Обработува теми од античката епика и посебно од хеленската филозофија (претсократовци, Платон, Аристотел). Основен филозофски став: античката култура и философија имаат клучно значење за разбирањето на човекот и неговата состојба во светот. Поимот *нега на душата* (кај Сократ и Платон) ја определува смислата на човековиот живот тргнувајќи од позицијата на субјектот како неповторлив феномен. Преведувач од класичните јазици, се залага за поголемо присуство на словенската филозофска (апстрактна) терминологија на македонски јазик.

БИБЛ.: *Хомер и Прличев* (1995); *Хераклит*, монографија (1997); *Почетоци на западната философија. Претсократовци* (1999, 2005); *Нега на душата* (2000); *Античка епика. Хелада и Рим* (2001); *Платоновото учење за душата* (2005). Преводи од старогрчки: Хесиод, *Дела и дни* (1996); Аристотел, *Избор* (1998); *Античка философија,* антологија (2004), Платон, *Тимај* (2004). В. Т.


Иван Митевски

**МИТЕВСКИ, Иван** (Скопје, 8. IV 1948) – ТВ режисер. Дипломирал на Академијата за филм, театар, радио и телевизија во Белград. Од 1975 г. непрекинато работи во Македонската телевизија. Потписник е на играните ТВ филмови: „Златни години", „Време на летала", „Заминување од Пасквелија", „Ноќ спроти Свети Василиј". Ги режираше документарните филмови: „Глас", „Планетариум", „Два букета рајски цвет" и др. Ј. Ф.

**МИТКОВ, Владимир** (Кавадарци, 20. X 1931) – универзитетски професор, правник, државник. Основно и средно образование завршил во родниот град, а Правен факултет во Скопје (1954). Докторирал на Правниот факултет во Скопје, со одбрана на докторската дисертација „Установи на општествените служби" (1964). Избран за асистент на Правниот факултет во Скопје по предметот уставно право (1960), за доцент по предметите општествено-политичкиот систем на СФРЈ и комуналниот систем на СФРЈ (1965), за вонреден (1970) и за редовен професор (1975). Бил член на Извршниот совет на СРМ (1974–1982), пратеник во Соборот на општините во Собранието на СРМ (1969–1974), судија (1983) и претседател на Уставниот суд на СРМ (1984–1986), член на Претседателството на СРМ (1986–1989) и претседател на Претседателството на СРМ (1990). Објавил повеќе учебници и научни трудови од областа на политичкиот и комуналниот систем и за локалната самоуправа.


Владимир Митков

БИБЛ.: *Основи на комуналниот систем и комуналната политика,* Скопје, 1978; *Основи на општествено-политичкиот систем на СФРЈ,* Скопје, 1989.

ЛИТ.: *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005. Св. Ш.

**МИТКОВ, Пантелеј** (Охрид, 24. VII 1929) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1955). Докторирал на Природно-математичкиот факултет (1980). Како проектант работел во Републичкиот завод за урбанизам во Скопје и во Институтот за просторно планирање во Охрид. Претежно се занимавал со просторно и урбанистичко планирање, а се пројавува и како архитект проектант. Позначајни реализирани објекти: хотелот „Астра" во месноста Св. Стефан во Охрид (1956); Студентско одморалиште во Охрид (1963); хотелот „Десарет" во Пештани (1971). Од областа на урбанизмот: деталниот


Пантелеј Митков

урбанистички план на стариот дел од градот Охрид (1967). Ја раководел изработката на Просторниот план на Македонија (1982). Кр. Т.


Димитар Митрев

**МИТРЕВ, Димитар Анастасов** (Деде-Агач, Грција, 14. X 1919 – Охрид, 24. II 1976) – литературен критичар и теоретичар, универзитетски професор, антологичар, полемичар и историограф. Основно образование и прогимназија завршил во Трговиште, а гимназиско во Шумен (Бугарија). Во Софија се запишува на студии по право. Високото образование го завршува по доаѓањето во Македонија на Филозофскиот факултет во Скопје (на Групата по филозофија). Како гимназијалец, а потоа и како студент, учествува во работата на илегалните марксистичко-ленинистички кружоци во Бугарија и е активист на македонските емигрантски движења. Член е на Македонскиот литературен кружок во Софија (1939–1942). Заедно со Никола Ј. Вапцаров е соработник и редактор на прогресивниот неделен весник „Литературен критик“ (1941). Член е на БКП (1941), а од септември 1944 г. е член на КПМ. Учествува во НОБ во бригадата „Гоце Делчев“ (септември 1944). Работи во Агитпроп на Брегалничко-струмичкиот корпус и го уредува органот на Народноослободителниот фронт во Штип „Брегалнички глас“ (1944–1945). Се преселува во Скопје и работи како уредник на Културната рубрика на в. „Нова Македонија“ (крајот на 1945–1947). Ја завршува Новинарската школа во Белград (1946) и се занимава со уредувачка работа во разни весници и списанија („Единство“, „Нова Македонија“, „Нов ден“, „Современост“). Помошник-директор е на Радио Скопје (1948–1950). Ги извршувал и функциите член на Врховниот суд (1945) и помошник-јавен обвинител (втората половина на 1946 до пролетта на 1947). Како редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје предава теорија на литературата. Бил декан на Филозофскиот факултет (1959–1963) и ректор на Скопскиот универзитет „Св. Кирил и Методиј“ (1974–1976). Редовен член на МАНУ е од основањето (18.VI – II 1967). Еден е од основоположниците и неколку пати претседател на ДПМ. Бил и член на Сојузната управа на Друштвото на писателите на Југославија, како и претседател на Сојузот на славистичките друштва на Југославија (1961–1963), член на Националниот комитет на југословенските слависти, потпретседател на Југословенскиот одбор на Меѓународниот компаратистички конгрес и член на Редакцијата за историја на југословенските книжевности. Бил член на Институтот за национална историја и на Редакцијата на Историјата на македонскиот народ (1969). Д. М. е книжевен критичар со конзистентен реалистичен став. Ја брани доследно универзалноста на поетиката на реализмот и ги воспоставува базичните одредници на новиот креативен реализам, а со тоа и на книжевната критика заснована врз неговите начела. Тој е и еден од нашите најбележити историски мислители. Напиша значајни страници за некои клучни настани и личности од македонската политичка и културна историја. Добитник е на бројни државни и меѓународни награди и признанија.

ДЕЛА: *Пиринска Македонија во борба за национално ослободување* (1950); *Вапцаров* (хабилитационен труд, 1954); *Критериум и догма* (1956); *Минато и литература* (1958); *Б.К.П. и Пиринска Македонија* (1960); *Огледи и критики* (1969); *Избрани дела во 7 тома* (1970); Антологии: *Антологија на македонската лирика* (со Б.Конески, 1951); *Повоени македонски поети* (1960); *Антологија на македонската револуционерна поезија* (1974); *Антологија савремене македонске поезије* (1977).

ЛИТ.: Димитар Митрев, *Чин и дело*, Приредил Миодраг Друговац. Ск., 1981; Георги Старделов, *Македонска книжевност, 8. Светови*, Ск., 2000; *Димитар Митрев, Живо дело*. Избор, приредување и предговор Катица Кулавкова, Ск., 2004. Г. Ст.


Димко Митрев

**МИТРЕВ, Димко Трајков** (Велес, 1919 – Велес, 10. XII 1942) – револуционер, организатор на НОБ во Велес, борец на НОПО „Димитар Влахов“ (од април 1942). Бил организатор на работнички штрајкови во Велес пред војната, член на СКОЈ (од 1938), на КПЈ (од 1940), а на МК на КПЈ за Велес (од 1941). Во неговата куќа (октомври 1941) е отпечатен првиот број на илегалниот весник „Народен билтен“. Во 1941 г. преминал во илегалство, а во април 1942 г. заминал во партизани. Бил комесар на Велешкиот НОПО. Загинал при предвремена експлозија на нагазна мина за диверзија на германски воз.

ЛИТ.: *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999; Ѓорѓи Малковски, *Прилог кон биографијата на револуционерот Димко Митрев*, ГИНИ, XXVI, 1, Скопје, 1982. Ѓ. Малк.


Жан Митрев

**МИТРЕВ, Жан Костадинов** (Штип, 11. VI 1961) – кардиохирург. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1985). Како лекар по општа практика работел во Штип до 1988. Од 1988–90 во Загреб специјализира и завршува постдипломски студии. Од 1990 до 1992 г. работи во Германија. Во 1992 г. на Мед. ф. во Скопје положил специјалистички испит по општа хирургија. Од 1993 до 1999 г работи на кардиоваскуларни клиники во повеќе градови во Германија и една година во Швајцарија. Од 1999 до 2001 е директор на Кардиохируршкиот оддел при ЦВЗУ во Скопје. Од 2002 г. е директор на Спец. болница за кардиохирургија „Филип Втори“ во Скопје. Во 2002 е избран за академик на Академијата „Платон“. Публикувал и презентирал над 150 стручни трудови. Сл. М. П.

**МИТРЕВА, Илинка** (Скопје, 11. II 1950) – филолог, унив. професор по француска литература (Филолошки факултет **„**Блаже Конески**“**, Скопје); член на СДСМ (1991-); пратеник во Собранието на РМ во три состави (1994–2002); претседател на Комитетот за надворешна политика (1994–1998); шеф на делегацијата на Собранието на РМ во ЦЕИ; шеф на парламентарната група на РМ за соработка со Европскиот парламент (1994–1998); министер за надворешни работи во Владата на РМ во два мандата (31. V–30. XI 2001 и 2002–2006).


Илинка Митрева

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје 2007. Т. Петр.

**МИТРЕВСКИ, Драги** (с. Дупени, Ресенско, 15. IX 1957) – археолог,


Драги Митревски

унив. професор. Дипломирал историја на уметноста и археологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1981). Магистрирал во 1990 г. во Белград од областа на праисториската археологија, а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје од областа на протоисторијата (1995). Работел како кустос-археолог во Музејот на Македонија (1982–1999), каде што бил и директор (1999–2001). Од 1996 г. работи како професор по предметите праисториска археологија, протоисториска археологија и методологија на археолошките истражувања на Институтот за историја на уметноста и археологија. Истражувал повеќе археолошки локалитети од праисторијата и протоисторијата: Дедели, Милци, Дабици – с. Сопот, Кунови Чуки – с. Оризари, Градиште – с. Бразда, Хиподром – Скопје, Димов Гроб – с. Уланци, Марвинци – Валандово, Вардарски Рид, Глоска Чука – с. Глос, Скопско Кале – Скопје.

БИБЛ.: *Дедели, некропола од постаро железно време*, Скопје, 1991; *Протоисториските заедници во Македонија: Преку погребување и погребните манифестации*, Скопје, 1997; *Prehistory in the Republic of Macedonia*, The Balkans in prehistory, Athens, 2001, 87–100. Вардарски Рид, Vol. 1, 2005, Скопска тврдина - Кале, 2007. Д. З.

**МИТРЕВСКИ, Никола** (с. Старавина, Битолско, 1947) – историчар на уметноста. Основно и гимназиско образование завршил во Битола, а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје – Група за историја на уметноста (1982). Во текот на тие студии апсолвирал и на Институтот за класични студии. Првин работел во Центарот за современа уметност при Народниот музеј во Прилеп (1975–1980), а потоа преминал во Институтот за старословенска култура во Прилеп, каде што бил избран во звањата стручен соработник (1982) и виш стручен соработник (1988). По одбраната на магистерската тема „Манастирот Свети Никола во село Слепче кај Прилеп“ на Филозофскиот факултет – Група за историја на уметноста во Белград (1994) бил избран во звањето асистент истражувач, а по одбраната на докторската дисертација на тема „Фрескоживописот во Пелагонија од средината на XV до крајот на XVII век“ на Филозофскиот факултет во Скопје (2000) бил избран во звањето научен соработник и подоцна во виш научен соработник (2003) и во научен советник (2006). Бил секретар за научна координација и секретар на Издавачкиот совет на Институтот (1984–1990), секретар на Југословенскиот национален комитет на Меѓународната унија за словенска археологија и технички секретар на Реалната енциклопедија на Југоисточна Европа за Југославија (1984–1988), потпретседател (2001–2003) и претседател на Советот на Институтот за старословенска култура во Прилеп (од 2004), член (од 2004) и заменик-претседател на Сенатот на Универзитетот „Св. Климент Охридски“ во Битола (од 2006). С. Мл.


Никола Митревски

**МИТРЕВСКИ, Паскал** (с. Чука, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1912 – Скопје, 11. XI 1978) – истакнат деец на македонското национално и комунистичко движење. Основно образование завршил во Рупишта, гимназија во Костур и Правен факултет во Солун. Учесник во грчкото движење на отпорот (ЕЛАС). Бил секретар на Окружниот комитет на СНОФ во Костурско (1943), секретар на Политичката комисија на Македонците под Грција (1944), секретар и претседател на НОФ во Егејскиот дел на Македонија и министер на Привремената демократска влада во Грција (1948). По Граѓанската војна во Грција (1949), од КПГ бил уапсен во Албанија и бил префрлен во СССР. Таму бил осуден на 25-годишен затвор и испратен во логорот во Воркута. Во 1955 г. се врати во СРМ.


Паскал Митревски

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Паскал Митревски и неговото време (1912–1978)*, Скопје, 1992. Ст. Кис.


Сокол Митревски

**МИТРЕВСКИ, Сокол Настев** (с. Кучково, Скопско, 16. III 1948) – генерал-потполковник на АРМ, градоначалник на Општината „Горче Петров“. Основно и средно училиште завршил во Скопје, Воена академија на ЈНА завршил во Белград и бил командир на вод и чета, а потоа командант на баталјон на ЈНА. Завршил Командноштабна академија и Школа за народна одбрана. Во АРМ бил од 1992 г. како помошник началник на штаб за ОНР на бригада, началник на штаб на бригада, началник на разузнавачки центар, воено аташе, командант на корпус, командант на команда за обука во ГШ на АРМ и заменик на началникот на ГШ на АРМ за борбена готовност. В. Ст.

**МИТРЕВСКИ, Трајан** (Битола, 1874 – ?) – учесник во Илинденското востание, битолски војвода. Во редовите на МРО влегол во 1895 г. Првин стапил во четата на војводата Јордан Пиперката во

Демирхисарско. Во Илинденското востание бил војвода во с. Слепче, Демирхисарско. По востанието дејствувал во четите на повеќе македонски војводи (во Кичевско, Битолско, Демирхисарско, Велешко). Учествувал во борбите на Ножот (1907).

ИЗВ.: *Спомени и биографии на илинденци*, Битола, 1993. Ал. Тр.

**МИТРЕВСКИ, Трајан, протојереј-ставрофор** (с. Добрушево, Битолско, 7. V 1913 – Скопје, 1991) – професор на Православниот богословски факултет во Скопје. Основно училиште завршил во родното место, Богословија учел во Битола (1936–1941), а завршил во Пловдив, Бугарија (1942). Дипломирал на Богословскиот факултет во Белград (1950). Ракоположен за свештеник во Битола (29. VIII 1942), служел како парохиски свештеник. Бил главен воспитувач (1967), професор и ректор на Богословијата (1973–1977). При отворањето на Православниот богословски факултет во Скопје (1977) бил избран за вонреден професор во првата гарнитура професори на факултетот, а потоа и редовен професор. Тој е познат библист и апологет.

ЛИТ.: *15 години Православен богословски факултет Скопје,* Скопје, 1992; Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000; „Весник“, Службен лист на МПЦ. Рат. Гр.

**МИТРИДАТ VI Евпатор** (132 – 63) – крал на Понт (111–63), еден од најопасните противници на Рим. Ја освоил римската провинција Азија (89), а во еден период им ја одзел на Римјаните и Македонија (86). По поразот од Помпеј (86) неговата положба станала неодржлива, па му наредил на еден свој гардист да го убие.

ЛИТ.: B.C. McGing, *The foreign policy of Mithridates VI Eupator, King of Pontus*, Leiden, 1986. К. Аџ.

**МИТРИНОВИЌ, Драгослав С.** (Смедерево, 23. VI 1908 - Белград, 2. IV 1995) – математичар, член на МАНУ (1991) надвор од работниот состав, ред. проф. (1956) на ЕТФ во Белград. Завршил (1932) студии по математика, а докторирал (1933) на Филозофскиот факултет во Белград со тезата „Истражувања за една важна диференцијална равенка од прв ред“. До 1946 работел како професор во гимназија, а во ноември 1946, од Матичната комисија на Филозофскиот факултет бил именуван за вонреден професор. Од 1951 е вонреден, а од 1956 редовен професор на ЕТФ во Белград. Тој е основоположник на Математичкиот институт и високошколската настава по математика во РМ и автор на огромен број научни трудови и универзитетски учебници.

БИБЛ.: Учебници: *Зборник математичких проблема са прилозима у нумеричким таблицама* (три тома), Београд, 1957–1960; Д. С. Митриновић, Д. Михајловић, *Линеарна алгебра – Аналитичка геометрија – Полиноми* (во подоцнежните изданија – и П. Васић), Београд, 1959; Д. С. Митриновић, Д. Ђоковић, *Специјалне функције*, Београд, 1964; *Комплексна анализа*, Београд, 1967; Д. С. Митриновић, Ј. Кечкић, *Једначине математичке физике*, Београд, 1972. Монографии: D. S. Mitrinović, E. S. Barnes, D. C. B. Marsh, J. R. M. Radok, *Elementary Inequalities*, Groningen 1964; *Неједнакости*, Beograd, 1965; D. S. Mitrinović, R. B. Potts; *Elementary matrices*, Groningen, 1965; D. S. Mitrinović, J. Ulčar, *Differential geometry*, Groningen, 1969; D. S. Mitrinović, P. Vasić, *Analytic Inequalities*, Springer Berlin-Heidelberg-New York, 1970.

ЛИТ.: *Драгослав С. Митриновиќ – живот и дело*, Математички факултет, 1980; *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; *ПМФ–Скопје 1946–2006,* монографија, Скопје, 2006. Н. Ц.



Боро Митриќески во своето ателје

**МИТРИЌЕСКИ, Боро** (Прилеп, 10. V 1927) – скулптор, член на МАНУ. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Загреб (1954). Член на групата Мугри. Самостојно излагал во Скопје, Нови Сад, Загреб, Белград, Виена, Елванген. Извел повеќе споменички дела (скулптура од метал во Железарница, Скопје,



Б. Митриќески: Марко Цепенков, скулптура (во дрво)

1967 споменик на К. П. Мисирков во Скопје, 2007). Антропоморфните скулптури (актови, торза, портрети) се одликуваат со блага експресивност и стилизација (Портрет на Драгутин Аврамовски–Гуте, 1960). М. Б.-П.

**МИТРОВ, Тодор** (с. Миравци, Гевгелиско, 17. II 1926) – редовен професор на Градежниот факултет – Скопје. Дипломирал на Рударско-геолошкиот факултет – Белград (1953). Се вработил на Градежниот факултет – Скопје (1956) како асистент, а потоа како доцент, вонреден и редовен професор држел настава по предметите хидрогеологија, инженерска геологија и механика на почви и карпи, сè до неговото пензионирање (1988). Бил проректор на универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Покрај педагошката активност, неговата научна дејност била насочена во реализација на голем број научно-истражувачки проекти од областа на хидрогеологијата, геотермијата и инженерската геологија, а резултатите ги презентирал на конгреси, симпозиуми и ги публицирал. Н. Дум.

**МИТРОВДЕН** – календарски празник посветен на светиот великомаченик Димитриј (8. XI/26. X). Познат е и како Митроен. Св. Димитриј живеел во третиот век. Роден е во Солун и бил син на градоначалникот на овој град. Подоцна и самиот тој станал градоначалник. Поради тоа што бил христијанин, настрадал на 26 октомври (с.с.) 306 или 290 г. Според народната поделба на годината на два дела, поради значително намалениот ден, студеното време и сл., со овој ден завршува летниот период од годината и започнува зимскиот. Оттука и народната пословица: „Дојде ли Митровден, чекај си Ѓурѓовден“. Многу семејства во Македонија Митровден го имаат како домашен празник и го празнуваат со домашни служби, со месење обредни лебови, чекање гости и сл. Во некои места се одржуваат и помасовни панаѓури. На свети Димитрија му се посветени и голем број цркви и манастири во Македонија. На овој ден се главувале селските протуѓери, говедари, момоци, овчари и сл. за половина година до Ѓурѓовден или до следниот Митровден. За момоците на тој ден се подготвувала вечера и им се исплаќала ругата (заработувачката) за изминатиот период. Митровден го празнувале и Турците и го викале *Касим* и тогаш се организирал митровденски лов (касимавна).

ЛИТ.: *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази,* прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Марко К. Цепенков, *Македонски народни умотворби*, кн. 9, *Народни верувања, Детски игри,* Скопје, 1972; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2000. М. Кит.

**МИТРОВИЌ, Миодраг** (Вршац, Србија, 11. VIII 1948) – архитект. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1973). Се занимава со архитектонско проектирање. Посебно внимание посветил на станбената

проблематика и реализирал повеќе станбени комплекси, станбени згради и индивидуални куќи. Позначајни реализации: Еуротел во Струга (1981); станбени кули „Три бисери" во Скопје (1982); станбен блок на бул. „Партизански одреди" во Скопје (1986); Вила „Марко" во Скопје (1995, за која ја доби Големата награда на САМ). Кр. Т.


Јордан (Данчо) Митровски

**МИТРОВСКИ, Јордан (Данчо)** (Куманово, 7. I 1924) – драмски актер, оперски певец, бас и оперски режисер. Во МНТ работи од 1947 до 1963 и од 1965 до 1981 г.. Во почетокот е носител на помали драмски улоги, а од 1950 оперски солист со позначајни остварувања: Сарастро *(Волшебнаṯа флејṯа),* Дон Базилио *(Севилскиоṯ бербер),* Крушина, *(Продадена невесṯа),* Чанг *(Земја на насмевкиṯе),* Сулејман *(Никола Шубиќ-Зрински),* како и улогата на Гоце во изведбата на истоимената прва македонска опера (1954). Како режисер, по двегодишното усовршување и работа во Загрепската опера (1963–1965), на оперската сцена на МНТ реализирал повеќе од 15 премиери и обнови на оперите: *Илинден, Кармен, Кавалерија русṯикана, Кузман Каṗидан, Кнез Иḡор, Фаусṯ, Така ṗраваṯ сиṯе, Малиоṯ ṗринц, Цар Самуил.* Ф. М.

**МИТРОПАН, Петар** (Орел, Русија, 14. VIII 1893 – Белград, 1988) – преведувач и универзитетски професор. Дипломирал на Катедрата за славистика на Филозофскиот факултет во Москва. Бил професор во Учителската школа во Скопје, уредник на скопското списание за наука и книжевност „Јужни преглед" и лектор по руски јазик и литература на Филозофскиот факултет во Скопје (1931–1941). Високо ја вреднувал појавата на основоположниците на македонската драмска литература. По Втората светска војна бил член на Здружението на преведувачите, член на Пен-клубот и соработник на Издавачкото претпријатие „Рад". Превел од руски на српски јазик повеќе дела од Л. Леонов, А. Толстој, Чехов, Достоевски и од други руски писатели.

БИБЛ.: *Исṯорија срṗске шṯамṗе у Сṯарој Србији и Македонији,* Скопље, 1932; *Руски ṗисци. Скице из живоṯа и делаṯносṯи,* Скопље, 1934; *Пушкин код Срба,* Скопље, 1937; *Меṯодика насṯаве рускоḡ језика,* Београд, 1963 и др.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Исṯорија на македонскаṯа книжевносṯ, XX век,* Скопје, 1990. С. Мл.

**МИТРОФАН** – охридски архиепископ (1614). Спомнат е во грамотата на цариградскиот патријарх Тимотеј II (јули 1614) за имотите во ставроникитскиот манастир во Серската епархија. Откако бил разрешен, веројатно живеел во Цариград, каде што учествувал на соборот за разрешувањето на патријархот Кирил Лукарис (12. IV 1623).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки сṗисок на ṗоḡлавариṯе на Охридскаṯа архиеṗискоṗија (ṗаṯријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 71–72. С. Мл.

**МИТХАД-ПАША, Ахмед Митхад** (Ловеч, Бугарија, 18. X 1822 – Хеџир, Јемен, 8. V 1884) – османлиски реформатор, државник и конституционалист, идеолог на Младотурското движење. Неколку години престојувал во Западна Европа и се запознал со парламентарното уредување и со локалната самоуправа. По стекнувањето на државното звање паша станал управник на Скопје и Призрен (1860), три години го спроведувал танзиматскиот систем во Ниш (1861–1864), потоа бил валија на Дунавската област во Русе (1867–1871) и на Солунскиот вилает (1872), а двапати и велик везир на Османлиското Царство (31. VII 1872 – 19. X 1872 и 20. XII 1876 – 5. II 1877), кога го вовел и првиот Устав, но по превратот е уапсен и умира (убиен?) на заточение во Јемен. Во текот на Втората унија во Македонија кратко време бил валија во Солун (3. XI 1873 – 11. II 1874) и се залагал за рамноправност на народностите, убедувајќи ги македонските дејци „дека тие не се Бугари, туку Македонци; дека тие се народ посебен од бугарскиот, како што се докажувало и од нивниот јазик (наречје), којшто не е како бугарскиот, дека добро ќе сторат ако се одделат од Бугарите во Дунавската и Одринската област (Мизија и Тракија) и дека, на таков начин, тие ќе си имаат и своја самостојна црква, обновувајќи им се Охридската архиепископија, и уште некои други такви работи", па со тоа се залагал и „за обособување на една нова етничка област" (П. Карапетров).

ЛИТ.: П. П. Карапетровъ, *Сбирка оṯъ сṯаṯии,* Срѣдецъ, 1898, 91; Ст. Чилингировъ, *Миṯхадъ ṗаша и земедѣлскиṯѣ класи,* София, 1942; † Кирил Патриарх Български, *Екзарх Анṯим (1816–1888)*, София, 1956, 550; Joseph von Hammer, *Historija turskog (osmanskog) carstva*, 3, Zagreb, 1979. Бл. Р.–Св. Ш.

**МИЌИЌ, Загорка** (Обреновац, 17. X 1903 – Белград, 27. VIII 1982) – доктор по филозофија, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Белград. Филозофското образование го продолжила во Берлин и Фрајбург кај прочуениот филозоф Е. Хусерл, каде што ја изработила докторската дисертација. Докторирала на Филозофскиот факултет во Белград (1934). На Институтот за филозофија во Скопје работела од 1954 до 1972 г., кога заминала во пензија; ги предавала предметите логика и историја на филозофијата.

БИБЛ.: *Феноменолоḡијаṯа на Едмунд Хусерл* (Феноменологија Едмунда Хусерла), Белград, 1937; *Германска класична филозофија,* Скопје, 1958; *Увод во лоḡикаṯа,* Скопје, 1961; *Современиṯе ḡраѓански филозофи за марксизмоṯ,* Скопје, 1976.

ЛИТ.: *Филозофски факулṯеṯ 1946–1976,* Скопје, 1976, 72–73; З. Мићић, *Феноменолоḡија Едмунда Хусерла,* Пред. Еуген Финк, Нови Сад, 1988. В. Панз.


Осман Мифтари

**МИФТАРИ, Осман** (с. Видуше, Гостиварско, 15. V 1915 – Скопје, 2000) – правник. Ја завршил Великата медреса во Скопје (1936), а потоа дипломирал на Правниот факултет во Белград (1940). Во времето на НОБ извесно време бил во логор во Приштина. По Ослободувањето бил претседател на Окружниот одбор на НФМ и повереник за финансии на Окружниот народен одбор во Скопје, потоа судија во Врховниот суд на НРМ (1947/51), претседател на Окружниот суд и претседател на Народниот одбор на Општината Гостивар (1951/60), претседател на Околискиот комитет на ССРНМ и секретар на Околискиот комитет на СКМ во Тетово, член на Извршниот совет на СРМ (1963/7), народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ (1953-1957), народен пратеник во Народното собрание на

СФРЈ, член на Главниот одбор на ССРНМ и на Сојузниот одбор на ССРНЈ, член на ЦК на СКМ, член на постојаниот дел на Конференцијата на СКМ, претседател на Врховниот суд на СРМ (1967/75) и судија на Уставниот суд на СРМ (1975/84). Бил одговорен уредник на зборникот *„Збирка на судски одлуки на Врховниот суд на Македонија“ (Скопје, 1975).*

БИБЛ.: *Не вирегнуваа како добиток,* „Оковани во пранги“, Скопје, 1981, 191–196. С. Мл.

**МИХАИЛ** (XI в.) – стратег на темата Пелагонија во времето на охридскиот архиепископ Теофилакт, син на Полиеукт. Се споменува во едно недатирано писмо на Теофилакт, испратено до пелагонискиот епископ. Станал стратег на пелагониската тема. Бил благороден по душа и познат по славата на татко му.

ЛИТ.: Б. Панов, *Теофилакт Охридски како извор за средновековната историја на македонскиот народ*, Скопје, 1971. К. Аџ.


Архиепископ Михаил (Методи Гогов)

**МИХАИЛ, архиепископ** (Методи Гогов) (Ново Село, Штип, 20. V 1912 – Скопје, 6. VII 1999). Завршил Богословија во Битола, Богословски факултет во Белград и Филозофски (археологија и историја на уметноста) во Скопје. Бил вероучител и свештеник во Штип и во Скопје и меѓу првите мисионери во Австралија. По враќањето бил професор и ректор во Богословијата во Скопје и професор, продекан и декан на Богословскиот факултет; митрополит Повардарски. Превел дел од Библијата на македонски јазик, полиглот и автор на повеќе учебни помагала на Факултетот. За поглавар на Македонската православна црква бил избран на 4. XII 1993 г., запаметен по беседите како даровит црковен оратор и мудрец. Неговото присуство во електронските и печатените медиуми направи МПЦ да излезе од изолацијата што ѝ ја наметна власта во поранешниот период. Беше архипастир со евангелско смирение, со апостолска доследност и со Светиклиментов самопрегор.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994. Рат. Гр.

**МИХАИЛ VIII Палеолог** (1224–1282) – никејски и византиски император (1259–1282), војсководец, основач на династијата на Палеолозите. Го ликвидирал Латинското Царство и ја обновил Византија (1261). Ја склучил и ја потпишал Лионската унија (1274) за обединување на црквата под врховна власт на папата. Унијата не била прифатена во Византија. Ги поразил Епирците во клисурите западно од Воден (1257), на повик на Акрополит се пробил до Прилеп, но набргу морал да се повлече кон Воден за да го спречи продорот на Епирците кон Солун.

ЛИТ.: D. J. Geanakoplos, *Emperor Michael Palaeologus and the West 1258–1282*, Cambridge, Massachusetts, 1959. К. Аџ.

**МИХАИЛ ДЕВОЛСКИ** (XI–XII в.) – епископ на Деволската епархија на Охридската архиепископија и хроничар. Во 1118 г. извршил 66 дополнувања кон Хрониката на Јоан Скилица од втората половина на XI в. што се однесувале на периодот меѓу 976 и 1057 г., за настаните во Самуиловото Царство и за тогашните состојби во Охридската архиепископија.

ЛИТ.: Цв. Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX-XVIII век*, Скопје, 1983, 146. И. Вел.

**МИХАИЛ КРАТОВСКИ** (Кратово, крајот на XVI в. – Света Гора, 1669) – кратовско-штипски митрополит, патешественик, летописец и културно-просветен деец, син на кратовскиот кнез Никола Боичик. Во 1647 г. се замонашил и го добил монашкото име Михаил. Во 1648/49 г. станал митрополит Бански, Кратовски и Штипски. Кон средината на XVII в. заминал на Света Гора. Престојувал и во Русија (добил даровна грамота за Лесновскиот манастир и старопечатени богослужбени книги), во Молдова, Романија, Србија, Палестина и во Ерусалим. Оставил летописни белешки по ракописните книги. Негови моштите се чуваат во ќелијата „Св. Никола“ на Кареја.

ЛИТ.: М. Георгиевски, *Патописната и летописната литература во Македонија со посебен осврт за Арсениј Солунски од XIV и Михаил Кратовски од XVII век*, Спектар, бр.13, Скопје, 1989, 37-46; И. Велев, *Духовната и книжевната дејност на Михаил Кратовски согледани преку изворното градиво*, „Balcanoslavica“, бр.32-33, Прилеп, 2003, 169-179. И. Вел.

**МИХАИЛОВ, Владимир** (Белград, 27. IV 1939) – градежен инженер од областа на инженерската сеизмологија. Дипломирал на Градежниот факултет во Скопје (1963). Магистрирал во ИЗИИС, Скопје (1967), а докторирал на ПМФ во Загреб (1978), како прв доктор по сеизмологија од Македонија. Редовен проф. и познат научник од областа на инженерската сеизмологија. Автор е на преку 500 научни и стручни трудови, публикувани во земјата и во странство. Учествувал на голем број научни собири. Бил претседател на Заедницата за сеизмологија на СФРЈ и член на претседателствата на повеќе интернационални асоцијации. Бил член на Сенатот на УКИМ. Носител е на повеќе државни и научни признанија и награди. К. Тал.


Гордана Михаилова-Бошнакоска

**МИХАИЛОВА-БОШНАКОСКА, Гордана** (Битола, 1 IX 1940) – поетеса, раскажувачка, романсиерка, есеистка и преведувачка. Работниот век го минала како уредник во Македонската телевизија.

БИБЛ.: стихозбирки: *Времето го нема,* Ск., 1965; *Писма,* Ск. 1974; *Влегување во Делта,* Ск. 1981; *Нордиски љубовници,* Ск., 1993; *Њујорксон,* Ск., 1993; *Планини од картонски кутии,* Ск., 1997; *Пораки на далечините,* Ск., 2001; *Толкување на морето,* Ск., 2008; избор поезија: *Во сонишата на мирните момчиња* (на албански), Ск., 2000; *Бесконечното,* Ск., 2008; расказ: *Босфорско лето,* Ск., 1984; роман: *Потрага по приказна,* Ск., 2001. Бл. Р.


Делчо Михајлов

**МИХАЈЛОВ, Делчо** (Скопје, 27. XI 1947) – карикатурист, режисер на анимиран филм, аниматор, илустратор. Дипломира на Архитектонскиот факултет во Скопје (1974). Работи во Студиото за анимиран филм на „Вардар филм“ (1975-1984), каде што го создава и својот прв анимиран филм „Хомо Екраникус“ (1977).

Како самостоен автор има реализирано шест анимирани филма. Назначен за директор на Интернационалниот фестивал на филмската камера (1996-2000). В. Масл.

**МИХАЈЛОВ, Драган** (Скопје, 2. I 1949) – ред. проф. на ЕТФ во Скопје. Докторирал на одделот за биокибернетика на ЕТФ во Љубљана (1979). Работел во Математичкиот институт со нумерички центар (1973–1983). Од 1983 на ЕТФ во Скопје. Престојувал на Универзитетот во Загреб (1974) и во Љубљана (1978) и на одделот за биоматематика на Универзитетот на Калифорнија, Лос Анџелес во САД (1984/85). Области на интерес: апликативен софтвер, компјутерска графика, мултимедија и биокибернетика. Објавил голем број трудови и учествувал и раководел голем број научни и стручни проекти. Награден е за најдобар труд по биокибернетика на ЕТАН. Др. М.



Иван (Ванчо) Михајлов

**МИХАЈЛОВ**, **Иван (Ванчо)** (Ново Село, Штипско, 26. VIII 1896 – Рим, 5. IX 1990) – раководител на ВМРО. Се школувал во Штип, Солун и Скопје, каде што завршил гимназија (1915). По Првата светска војна студирал право на Универзитетот во Софија, бил еден од основачите и прв претседател на Студентското друштво „Вардар“. По пристапувањето во ВМРО бил секретар на Т. Александров, пунктов началник за Софија, а по убиството на Т. Александров бил член на ЦК на ВМРО (1925), реизбран и по убиството на А. Протогеров (1928). Дејствувал за обединување и независност на Македонија, но како бугарска земја (со бугарско мнозинско население). Независноста на Македонија ја гледал од политички и државни цели, а не од национални потреби на македонскиот народ. На Пиринскиот дел на Македонија ја гледал како на основно јадро – „Пиемонт“ за обединување на другите делови на Македонија. Бил приврзаник на индивидуален терор, преземал терористички акции за ликвидација на опонентите. Во времето на неговото раководење на Организацијата во Пиринскиот дел на Македонија воспоставил, со согласност од бугарската држава, паралелна полуофицијална власт, претворајќи го во своја воена и финансиска база. Дел од собираните средства наменил за материјална помош на сиромашните, со кујни за бесплатни оброци за безимотните, за изградба на училишта, болници, поправка на локални патишта, стипендии за сиромашните ученици и студенти и др. Се ангажирал и за доделување земја и материјална помош на безимотните македонски бегалци. Применил нова стратегија во борбата на ВМРО: изведување терористички акции и атентати со тн. „тројки“ и „петорки“. Одржувал блиски односи со Владата на Бугарија, а имал поддршка и материјална помош и од Италија. По 19-мајскиот преврат и забраната на ВМРО (1934) бил тајно пренесен во Турција (официјално емигрирал), а оттаму заминал во Полска (1938). Во Втората светска војна престојувал во Загреб (кај А. Павелиќ) и соработувал со германските воени служби. Пред крајот на војната, со поддршка на Германците, дошол во Македонија (Скопје, септ. 1944) со задача да формира квислиншка независна македонска држава, но не наишол на поддршка. По капитулацијата на Германија емигрирал во Австрија, потоа во Италија (Рим), од каде што одржувал врски со МПО. Починал во Рим. Автор е на спомени во четири тома и други публикации.

БИБЛ.: *Избрани произведения*, I–IV, София, 1993.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.

**МИХАЈЛОВ, Илија** (Велес, 1912 – Скопје, 1995) – агроекономист. Основно училиште завршил во Велес, гимназија во Неготин Краина, Србија (1932). Дипломира на Земјоделско-шумарскиот факултет во Земун (1938). Организира отворање на земјоделско училиште во Битола (1945), каде што бил и директор. Во наставниот процес на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје е вклучен од 1948 г. по предметот организација на земјоделското производство. Избран е за доцент (1952); хабилитира (1958); станува вонреден (1959) и редовен професор (1965). Пензиониран е во 1978 г. Бил декан на Земјоделско-шумарскиот факултет (1965/67), а во повеќе мандати ја раководел Катедрата за економика и организација. Објавил 60-тина научни и стручни трудови. Др. Ѓош.

**МИХАЈЛОВ, Илија** (Велико Трново, Бугарија, 29. V 1907 – Белград, 15. VIII 1973) – редовен професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа уредување на шумите и за предметите уредување на шумите и дендрометрија. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Софија (1930), каде што е избран за асистент (1933). Докторирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Загреб (1939), а подоцна работел во Врховната стопанска комора во Софија (1944–1947). Еден од првите професори на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје по неговото формирање (1947). Истакнат и познат научен работник на домашен и на меѓународен план. Автор е на првиот учебник по „Дендрометрија“ за студентите од областа на шумарството во Македонија (1953), како и на „Уредување на шумите“, I (1961) и II (1963) дел. Објавил повеќе од 60 научни трудови. Ал. Анд.



Миле Михајлов

**МИХАЈЛОВ, Миле** (с. Лазарополе, 1. X 1936) – научен советник и редовен професор во Институтот за национална историја, во пензија. Дипломирал на Филозофскиот факултет (група историја) во Скопје (1962) и докторирал со темата „Военозаднинските органи во текот на Народноослободителната војна во Македонија 1941 – 1945 година“ (1988). Неговата потесна специјалност е истражувањето на Македонија во времето на Втората светска војна – НОАВМ, првин во Одделението за мемоари и Рефератот за биографии (1967–1980), а потоа во Одделението за периодот на НОБ и Револуцијата и социјалистичката изградба (1981)

БИБЛ.: *Военозаднинските органи во Народноослободителната војна на Македонија (1941–1945)*, Скопје, 1992; „*Народен глас“(1941–1943)*, Скопје, 1990, (со коредактори); *Првата Влада на Македонија.* Документи, II, 1, Скопје, 1995, 1-25 (со коредактори).

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998*, Скопје, 1998, 134–135. С. Мл.


Панче Михајлов

**МИХАЈЛОВ**, **Панче** (Скопје, 4. VII 1924 – Скопје, 29. XI 2003) – новинар и публицист. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Во новинарството од 1946 г. во „Млад борец“ и Радио Скопје. Главен уредник на неделникот „Спорт“. Во „Нова Македонија“ од 1951 сè до пензионирањето (1988): соработник, уредник на Скопската и Внатрешно-политичката рубрика, коментатор. Еден од основачите на „Вечер“ (1963) и негов прв главен и одговорен уредник. Дописник на „Нова Македонија“ од Софија, потоа главен и одговорен уредник на весникот и генерален директор на НИП „Нова Македонија“ (1982). Публицистички трудови: „Меѓу три огна“, „Павел Шатев – живот и дело“ и „Илустрирана историја на македонскиот народ“. Учесник во НОБ од 1941 г. Б. П. Ѓ.


Български народни пѣсни
МАКЕДОНИЯ

Панчо Михајлов: зборник со револуционерни народни песни од Македонија (1924)

**МИХАЈЛОВ, Панчо** (Штип, 1888 – Софија, 14. VI 1925) – учител, војвода, новинар, поет, писател и фолклорист. Завршил Педагошка гимназија во Скопје (1909), потоа бил учител во Кочани, Виница, Ќустендилско и Радомирско. Во 1922 г. минал во илегаланост, формирал своја чета и подолго престојувал во источниот дел на Македонија. Сè до убиството дејствувал како кочански околиски војвода. Тогаш, движејќи се низ Источна Македонија, ги забележал песнте што ги објавил во зборникот „Български народни пѣсни отъ Македония“. Во зборникот, како што истакнува и М. Арнаудов во предговорот, а како што е констатирано и во одгласите во периодиката, првпат се објавува циклус револуционерни песни што се одраз на новото време и на новите општествени состојби. Убиен е во Софија, откако бил исклучен од ВМРО под влијание на Ванчо Михајлов. Објавувал во весниците на македонската емиграција во Бугарија, „Илинден“, „Независима Македония“ и др. Од четничкиот живот му е и збирката раскази „Во земјата на солзите“ (Софија, 1924).

БИБЛ.: *Бълīарски народни йѣсни отъ Македония*. Събрал Панчо Михайловъ. Съ предговоръ отъ Проф. М. Арнаудовъ, София, 1924.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Моралниоѿ кодекс на македонскиоѿ револуционер,* „Културен живот“, 7-8, 1995, 86; Проф. Ал. Балабанов, *Панчо Михаиловъ – Бълīарски народни йѣсни оѿъ Македония* „Македонски преглед“, г. 1, кн. 1, 1924, 123–129. М. Кит.

**МИХАЈЛОВ, Сергие** (Харков, 1885 – Штип, 19. IX 1975) – музички педагог и композитор. Музика учел во родниот град кај чешкиот композитор и пијанист Алојз Јиранек. Наскоро по Октомвриската револуција доаѓа во Македонија (1921), најпрвин во Кавадарци, а потоа во Гевгелија, каде што за три години развива плодна музичка дејност. Таму ја пишува оперета-бајка „Ружанка“, изведена со успех во тоа место и во околните градови. Потоа заминува во Штип (1924), каде што станува професор во Гимназијата. Во текот на идните педесет години ги поставува темелите на севкупниот музички живот во тој град. Во соработка со проф. Д. Будимировиќ, директор на Аматерскиот театар, со голем успех го подготвува изведувањето на неколку оперски дела во целосна или во скратена верзија („Палјачи“, „Севилскиот бербер“, „Фауст“, „Мамзел Нитуш„ и др.), со сопствена пијано-придружба. Во повоениот период, М. целосно му се посветува на музичкото школство, како раководител на Основното, потоа и на Средното музичко училиште. Неговите многубројни композиции од инструктивен карактер за сите оркестарски инструменти, камерни дела и пригодни сценски реализации, наидоа на широка примена во музицирањето на учениците. Многу од неговите воспитаници го продолжија школувањето на високите музички институции и се афирмираа како истакнати музичари.

ЛИТ.: Д. Ортаков, *Музичкиоѿ живоѿ во Шѿиѿ и Шѿиѿско до 1941 ī.*, „Музика“, год. 5, бр. 3, Скопје, 2001. Др. О.

**МИХАЈЛОВА, Елена** (Скопје, 15. XII 1942 – 1997), инж. арх., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1994) по групата предмети организација, технологија и економика на градбата. Докторирала на тема „Кибернетски модел за управување со проекти од областа на архитектурата“, што е главен предмет и на нејзината научноистражувачка работа. Љ. Т.

**МИХАЈЛОВА-ДАМЧЕВСКА, Марина** (Ташкент, Узбекистан, 1963) – атлетичарка. Како атлетичарка на АК „Скопје“ деветпати била првенка на СФРЈ во седмобој, еднаш и на 100 м со пречки и првенка на РМ во повеќе атлетски дисциплини. Трипати го соборувала југословенскиот рекорд во седмобој (1986–1987) и сè уште е актуелна рекордерка на РМ во петобој (сала), седмобој, во скок во далечина и во височина. На Универзитетските игри го освои 6 место (Загреб, 1987), а на Медитеранските игри (Лакрија, Либан, 1987) 2 место во седмобој. Нејзиниот последен рекорд на СФРЈ во седмобој (1987 – 5.642 бода) останал несоборен. Ја исполнила олимписката норма на 100 м со пречки (1996). По тешка сообраќајна несреќа, ја завршила спортската кариера.

ЛИТ.: Д-р Душан Станимировиќ, *Сџорѿски шамџиони. Избор на најдобриѿе во Македонија 1954–2004,* Скопје, 2005, 75, 76 и 78. С. Мл.


Јосиф Михајловиќ

**МИХАЈЛОВИЌ, Јосиф** (с. Тресонче, 28. IV 1887 – Скопје, 11. III 1941) – архитект и урбанист. Градоначалник на Скопје од 1929 г., со мал прекин до 1941 г. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничката висока школа во Белград (1910). Студиите по урбанизам ги продолжил во Англија и во САД, каде што работел како архитект 10 години. Во белградската фирма „Феникс“ се вклучил во изградбата на железничките пруги Ужице – Сараево и Велес – Прилеп. Од 1929 г. бил претседател на Скопската општина, кога го изработил и Генералниот регулационен план на Скопје, усвоен во 1930 г. Се занимавал и со архитектонско проектирање. Позна-



Ј. Михајловиќ, зградата на Црвениот крст во Скопје

чајни реализирани објекти: зградата на Црвениот крст во Скопје (1930), сопствената индивидуална куќа во Скопје (1939); Фабриката за текстил во Скопје (1939). Во обликувањето на зградата се инспирира од народната архитектура. Како претседател на Општината преземал значајни градежни комунални потфати – изградба на термоцентралата и хидроцентралата „Матка“ на р. Треска, водоводот „Рашче“, уредување на улици. Биле изградени и повеќе јавни објекти: училишта, општински згради, Народната банка, Трговско-индустриската комора, Железничката станица, Бановината (денес Собрание на РМ). За заштита на Скопје од поплава од водите на реката Вардар, го изградил насипот во Градскиот парк, ја извршил и регулацијата на р. Серава. Се занимавал и со публицистика.

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Јосиф Михајловиќ (1887–1941), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 85-88. Кр. Т.



Сава Михајлов - Савата

**МИХАЈЛОВ-САВАТА, Сава** (с, Мачуково, Гевгелиско, 25. XII 1877 – с. Смол, Гевгелиско, 1. III 1905) – учител, револуционер, гевгелиски војвода. Се школувал во Мачуково, во Цариград и во Солун. Учителствувал во Кавадарци (1895), каде што станал член на МРО. Како учител и револуционер дејствувал и во с. Ракита, Кајларско, Неготино, Гевгелија и Горна Џумаја. Борец против врховизмот. Учествувал во Аферата Мис Стон, потоа станал нелегален. Учесник на Софиското советување на МРО (1903). Бил војвода на чета во Гевгелиско (од почетокот на 1903). Загинал во борба со османлиските војски кај с. Смол, Гевгелиско.

ИЗВ.: *Движението отсамъ Вардара и борбата съ върховистите. По спомени на Яне Сандански,Чернъо Пеевъ, Сава Михайловъ, Хр. Куслевъ, Ив. Анастасовъ Гърчето, Петръ Хр. Юруковъ и Никола Пушкаровъ*, София, 1927.

ЛИТ.: Д-р Владо Картов, *Сава Михајлов*, Скопје, 1977. В. Ѓ.



Бранко Михајловски

**МИХАЈЛОВСКИ, Бранко** (Скопје, 2. I 1924 – Скопје, 27. IV 2000) – сниматель, доаjен на филмската камера во Македонија. Се образувал во Првата машка гимназија во родниот град, а потоа го совладува фотографскиот занает. По војната завршува Висока филмска школа во Белград. Од 1947 г. работи во продуцентската куќа „Вардар филм“. Има реализирано над 100 документарни филмови, а бил директор на фотографија во дваесетина играни и кратки филма. Освен како снимател, се појавува и како режисер на неколку документарни филмови. Иг. Ст.

**МИХАЈЛОВСКИ, Горан** (Битола, 24. XI 1968) – дипломиран новинар на Интердисциплинарни студии по новинарство на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Во периодот 1989-2000 г. во „Вечер“ ги минува сите скалила во професијата – од приправник до главен и одговорен уредник на весникот. Иницијатор и еден од основачите на в. „Вест“ (5 јули 2000). Автор на колумната „Сакам да кажам“ што ја почнал во „Вечер“ и континуирано опстојува 15 години. Колумните во кои на свој начин ја документира посткомунистичката транзиција се објавени во три книги. Б. П. Ѓ.



Горан Михајловски



Драги Михајловски

**МИХАЈЛОВСКИ, Драги** (Битола, 16. X 1951) – раскажувач, романсиер, есеист, литературен научник, преведувач. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Доктор по филолошки науки. Професор на Филолошкиот факултет во Скопје, на Катедрата за англиски јазик и книжевност, професор по предметот теорија и практика на преведувањето. Член на Македонскиот ПЕН центар и на ДПМ (1992).

БИБЛ.: „Речно улиште“ (раскази, 1981), „Ѓон“ (раскази, 1990), „Нераспнати богови“ (есеи, 1991), „Скок со стап“ (раскази, 1994), „Триполската капија“ (раскази, 1999), „Под Вавилон – задачата на преведувачот“ (докторат, 2000), „Смртта на дијакот“ (роман, 2002). Р.



Јовица Михајловски

**МИХАЈЛОВСКИ, Јовица** (Битола, 12. VI 1955) – актер. Дипломирал на ФДУ во Скопје (1981), од кога е и член на Драмскиот театар во Скопје. Улоги: Јаков II („Дупло дно“); Иштван („Косанчиќев венец“); Младичот („Крвави свадби“); Џемс („Долго патување во ноќта“); Марко („Кула Вавилонска“); Јоцо („Грев или шприцер“); Човекот со фрак („Чернодрински се враќа дома); Топуз-паша („Харем“); Кука („Словенски ковчег“); Лери („Поблиску“); Луков („Црнила“); Вершинен („Три сестри“); Киро („Лет во место“); Лаки („Друга

страна“); Коце („Демонот од Дебар маало“). Р. Ст.


Михо Михајловски

**МИХАЈЛОВСКИ, Михо** (Кичево, 1915 – Скопје, 2003) – електромеханичар, народен херој од НОБ. До Априлската војна работел на Земунскиот аеродром, а потоа се вратил во родниот град и се вклучил во подготовките за оружено востание. Бил борец на Првата македонско-косовска НОУБ. Како предводник на група доброволци, извршил напад на касарната во Кичево (8. IV 1943). Како заменик-командант на баталјон, учествувал во Февруарскиот поход (1944), во Пролетната офанзива и во конечното ослободување на Кичево, при што бил тешко ранет. Прогласен е за народен херој на Југославија (1. VIII 1952). По Ослободувањето извршувал значајни должности во ЈНА и во СВР.

ЛИТ.: *Михо Михајловски.* Бригада на братството и единството, Скопје, 1958, 463-464; Васил Куноски, *Михајловски Коста Михо (1915).* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 246-251; *Хронологија на настани од народноослободителната војна 1941-1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.


Стојмен Михајловски

**МИХАЈЛОВСКИ, Стојмен** (с. Трново, Кривопаланачко, 22. XII 1941) – правник и политиколог. Основно образование и гимназија завршил во Скопје. Дипломирал на Правниот факултет во истиот град (1965). Докторирал на Факултетот за политички науки во Сараево, на тема „Ефикасноста на политичкото одлучување“ (1979). Работел како научен истражувач и научен советник во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1966–1993). Избран за судија во Уставниот суд на РМ (1994–2003). Од 2005 г. е редовен професор по уставно право на Факултетот за општествени науки во Скопје. Објавил поголем број трудови од областа на избирачкото право и политичкиот систем.

БИБЛ.: Стојмен Михајловски, *Изборните субјекти во изборниот процес*, Скопје, 1972; *Ефикасноста на политичкото одлучување*, Скопје, 1991. Св. Ш.


Кирил Михајловски - Груица

**МИХАЈЛОВСКИ–ГРУИЦА, Кирил** (Виница, 1916 – Белград, 20. V 1991), припадник на младинското и комунистичкото движење, учесник во НОВ, воен раководител, народен херој (1953). Член е на СКОЈ од 1938, а на КПЈ од 1941 г. Пред војната повеќепати бил затворан за политичка активност против државата. Тој е учесник во НОВ од 1941 г. Се борел во партизански единици во Србија, како командант на баталјон, комесар на Првата јужноморавска бригада. Во Македонија бил комесар на Третата македонска бригада, командант на 51-вата дивизија и командант на Штипската воена област. Делегат на Првото заседание на АСНОМ. По војната заземал високи раководни функции во ЈНА.

ИЗВ.: ДАРМ, Фонд: 427 – ЦК на КПМ/СКМ. Партиски досиеја на носителите на „Партизанска споменица 1941“. Досие на добиени споменици 1941, бр.411. М. Мих.

**МИХАЛИЌ, Славко** (Карловац, 16. III 1928 – 5. II 2007) – најистакнатата поетска личност во современата хрватска поезија, која со богат поетски речник, со нова *метафорика* и со уверливи зборови говори за непосредните проблеми на секојдневјето. Искрен е и уверлив кога пее за личните и социјалните мотиви, исто како и кога третира сложени филозофски теми. Добитник на Златниот венец на СВП во 2002 г.


Славко Михалиќ

БИБЛ.: *Камерна музика,* 1954; *Пат во непостоење,* 1956; *Дарежливо проГонство,* 1959; *Годишно време,* 1961; *Последната вечера,* 1969; *Тивки клади,* 1985; *Кадифена жена,* 1993; *Акордеон,* 2000.

ЛИТ.: Г. Тодоровски, *Поетот чудотворец*, „Поезија“, СВП, Струга, 2002. П. Гил.

**МИХАНОВИЌ, Антун** (Antun Mihanovic) (Загреб, Хрватска, 10. VI 1796 – Нови Двори, Хрватска, 14. XI 1861) – предвесник на хрватската национална преродба, познат колекционер на старите словенски ракописи. Во својство на австриски конзул престојува и во Солун (ок. 1840), од каде што ги посетува манастирите во Македонија и на Св. Гора и оформува збирка што содржи српски и македонски ракописи по потекло главно од северномакедонските и од светогорските манастири. Михановиќевата збирка (38 кирилички ракописи) се чува во Загреб, Архив на ХАЗУ.

ЛИТ.: V. Mosin, *Cirilski rukopisi Jugoslavenske akademije, I dio*, Zagreb, 1955, *II dio, Reprodukcije*, Zagreb, 1952; истиот, *O podrijetlu Mihanoviceve cirilske zbirke*, „Slovo“ 4–5, 1955, 71–84. Зд. Р.


Витомир Мицев

**МИЦЕВ, Витомир Димитров** (Белград, 27. VIII 1940) – невропсихијатар, редовен проф. Мед. ф. завршил во Скопје (1965). Специјализација по психијатрија завршил во Англија (1972), каде што работел до 1974. Потоа се вработил на Клиниката за невропсихијатрија во Скопје, каде што во 1984 г. одбранил докторат. Бил наставник по психопатологија и на Филозофскиот факултет во Скопје. Супспецијалист е по психотерапија и ја вовел бихевиор и психотерапијата во РМ и е еден од познатите автори на лекување на фобичните заболувања. Бил претседател на МЛД. Објавил над 100 трудови.

БИБЛ.: *Стравот – низ дневникот на еден психијатар*, Скопје, 1979; коавтор: Зошто – *Психијатриски разговори*, Скопје, 1984; *Психијатрија*, I и II, Скопје, 1994; *Психијатрија,* Скопје, 2004. Н. П.-Ј.

**МИЦЕВ, Димитар Леонидов** (с. Стојаково, Гевгелиско, 15. III 1905 – Скопје, 7. III 1989) – прв спец. по хигиена во Македонија. Медицински студии завршил во Белград и работел како лекар во Гевгелија до 1946 г., кога од Владата на Македонија бил испратен на специјализација по хигиена во Белград. Како главен републички санитарен инспектор (1947 –1957) бил иницијатор и основач на Школата за санитарни техничари во Скопје. Потоа бил директор на Околискиот хигиенски завод во Скопје и директор на здравствената служба во Општината „Идадија“ во Скопје (до пензионирањето). Д. Д.

**МИЦЕВ, Миодраг Димитров** (Белград, 19. III 1935 – Скопје, 3. X 1992) – невропсихијатар, редовен проф. Вработен на Нервната клиника (1960–1992). Мед. ф. завршил во Скопје (1959), специјализирал (1964) и хабилитирал (1974). Втемелувач на модерната психотерапија со посебен акцент на психоанализата во Македонија и во поранешните југословенски простори. Познат публицист и предавач од областа на психологијата и психијатријата, автор на бројни монографии од таа област. Објавил повеќе од сто научни трудови од психологијата и психијатријата.

БИБЛ.: *Интимно за мажот,* Скопје, 1972; *Мушкарац интимно,* Београд, 1974; *Психоанализа и театар,* Скопје, 1978. Ил. Џ.

**МИЦЕВ, Никола Михаилов** (Кратово, 07. XI 1913 – Скопје, 24. IX 1990) – ветеринар, револуционер, редовен проф. на Земјоделскиот факултет во Скопје. Докторирал на В. ф. во Загреб (1954). Еден од основачите на Македонското студентско друштво „Вардар“ во Загреб (1935), учествувал во организирањето на МАНАПО и иницијатор на „Наш весник“. Учесник е во НОБ (од 1941). Член на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ. Учествувал на Првото заседание на АСНОМ, каде што е избран и за член на АВНОЈ. Делегиран е при Националниот комитет на Вис, каде што бил одреден за претставник на Југословенскиот црвен крст во Женева. Објавил два учебника за општа и за земјоделска микробиологија. М. Д. – Ј. Б.

**МИЦЕВСКИ, Бранко** (с. Св. Тодори, Битолско, 19. X 1958) – основно и средно образование завршил во Битола. Во учебната 1977/78 г. се запишал на ПМФ во Скопје, Група биологија, на кој


Бранко Мицевски

дипломирал (1981). Во 1982 г. е примен како приправник на Зоолошкиот завод при ПМФ во Скопје. Магистерскиот труд го одбранил во 1985 г. За помлад асистент е избран во 1987 г. Докторирал во 1990 г. Во звањето доцент е избран во 1991 г. Во 1996 г. е избран за вонреден и во 2001 за редовен професор. Објавил 43 научни трудови од областа на урбаната орнитологијата и синекологијата, орнитологијата, екологијата, фаунистиката и биогеографијата, енергетиката на птиците, валоризацијата и заштитата на природните и урбаните екосистеми. Д. Пр.


Кирил Мицевски

**МИЦЕВСКИ, Кирил** (Скопје, 29. IV 1926 – 6. II 2002) – академик, редовен професор по систематика и филогенија на вишите растенија на ПМФ во Скопје. Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје во 1958 г. Во 1974 г. е избран за дописен член на МАНУ, во 1979 г. за редовен член. Во 1995 г. е избран за дописен член на САЗУ, Љубљана. Автор е на шесте книги од првиот том од капиталното дело „Флора на Република Македонија“. Објавил над 120 научни трудови во кои се опишани 45 нови видови за науката од територијата на РМ и голем број пониски таксони. Ја обработил водната и блатната вегетација на Охридското, Преспанското и Дојранското Езеро, Катлановското, Моноспитовското, Пелагониското, Струшкото и Охридското Блато, блатото кај Негоречка Бања, низинската ливадска вегетација, халофитската вегетација, делумно вегетацијата на брдските пасишта и др. Особено значење имаат двете монографии – за вегетацијата на Малеш и Пијанец и планината Бистра. Вл. М.


Благоја Мицевски

**МИЦЕВСКИ, Благоја** (Прилеп, 8. III 1931 – Скопје, 23. VII 2002) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1958). Како проектант, работел во проектантската организација „Македонијапроект“. Неговиот опус е богат и разновиден, работи во сите гранки на архитектонското проектирање. Забележително е учеството на анонимни и на поважни архитектонски конкурси, на кои освојува врвни награди. Проектирал објекти за Австрија и за другите југословенски републики. Изградил станбени објекти во населбата Капиштец во Скопје (1973), Станбено-трговскиот комплекс „Скопјанка“ во Скопје; станбени објекти во Кавадарци (1985), како и саемските хали во Скопје (1972), хотелот „Липа“ во Прилеп (1973), Деловно-угостителскиот објект „Арка“ во Скопје (1997). Проектирал и сакрални објекти: Католичката црква во Скопје (1969) и Католичката црква во Охрид (1997). Се занимавал и со сликарство – акварел. Посебно ги негувал цртежот и графиката. Бил и помошник-министер во Министерството за градежништво во Владата на


Благоја Мицески, станбен блок во Скопје (1973)

РМ (1991–1992). Член е на Архитектонската академија.

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Благоја Мицевски-Бајо (1931–2002), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 215-222. Кр. Т.


Миодраг Мицковиќ

**МИЦКОВИЌ, Миодраг** (Прилеп, 10. X 1938) – новинар. Школувањето го завршил во Институтот за новинарство во Белград (1974). Бил вработен во в. **„**Нова Македонија**"** (1962–2003), како уредник на спортската рубрика (1973–2000), а потоа бил коментатор и главен уредник во дневниот спортски весник **„**Скок**"** (2000–2003). Известувал од три Летни олимписки игри (1972, 1976 и 1980), од Зимската (1984) и Шаховската олимпијада во Скопје (1972), од светските фудбалски првенства (1974, 1982 и 1990) и од европски и повеќе други првенства во разни спортови. Тој е познат и како фудбалски работник. Д. С.

**МИЦКОВИЌ, Натка Борисова** (Радовиш, 25. II 1943) – педагог, универзитетски професор. Завршила учителска школа (1962), студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1969), магистрирала на Филозофскиот факултет во Белград (1980), а докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1986). Била новинар во в. „Млад борец" (1962–1973) и уредник во издавачката куќа за учебници „Просветно дело" (1973–1977). За асистент на Филозофскиот факултет во Скопје е избрана во 1977 г., а за редовен професор по предметите методологија на педагогијата и педагошка статистика во 1992 г. Објавила повеќе трудови во стручно-научната периодика во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Современи сфаќања за наставата по математика во основното училиште,* 1984; *Детето и литературата за деца,* 1985; *Литературата за деца и нејзините воспитни можности,* 1988; *Современи сфаќања за научно-истражувачката работа во педагогијата,* 1992 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет: 1946–1996,* Скопје, 1996, 49. К. Камб.


Слободан Мицковиќ

**МИЦКОВИЌ, Слободан** (Битола, 18. VI 1935 – Скопје, 21. V 2002) – есеист, критичар, романсиер, преведувач, унив. професор. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Работел како уредник за уметничка литература во издавачката куќа „Мисла", како и во Македонскиот народен театар. Бил уредник на сп. „Разгледи". Доктор по филолошки науки. Бил професор на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје и раководител на Институтот за македонска литература. Бил претседател на Советот на Струшките вечери на поезијата. Член на ДПМ (1965).

БИБЛ.: *Размислувања* (критики, 1969), *Толкувања* (есеи и критики, 1973), *Време на песната* (есеи и критики, 1983), *Поетските идеи на Конески* (студија, 1986), *Збор и разбор* (студии, есеи и критики 1990), *Александар и смртта* (роман, 1992), *Да се убие Апостол* (роман, 1994), *Канал* (роман, 1994), *Трета генерација* (есеи и критики, 1995), *Ах тој Париз што ја испи реката* (роман, 1995), *Историја на црната љубов* (роман, 1996), *Промена на Бога* (роман, 1998), *Книжевни текови* (есеи и критики, 1998), *Куќата на Мазарена* (роман, 1999), *Самоубиецот* (роман, 2002), *Крале Марко* (роман, 2003). Р.

**МИЦКОВСКИ, Ѓорги Димитров** (Воден, Егејскиот дел на Македонија, 17. II 1946) – ветеринар, редовен проф. на Ф. вет. мед. во Скопје. Докторирал на В. ф. во Загреб (1990). Бил директор на Ветеринарниот институт во Скопје (1987–2004). Има објавено 115 научни и стручни трудови во земјата и во странство и учебник „Физиологија и патологија на размножувањето". М. Д. – Ј. Б.

**МИШАЈКОВ, Дијамандија** (Дијамандије, Диаманд) **Трпков** (Трпковиќ) (Битола, 15. III 1872 – Софија, 6. IV 1953) – член-основач на *Македонскиот клуб со читалиште во Белград* (1902) и уредник на неговиот орган в. „Балкански гласник", член-основач и прв привремен претседател на МНЛД во С.-Петербург (1902) и коавтор (со Ст. Ј. Дедов) на првата комплетна македонска национално-ослободителна програма (12. XI 1902). Се школува во Битола и во Пловдив, а по завршувањето на Учителската школа во Ќустендил, станува учител во родопското с. Чепеларе, каде што го основува Културно-просветното друштво „Проглед". Го завршува Правниот факултет во Белград (1897– 1902) и цело време е во „кругот на македонските сепаратисти" во Битола, Охрид и Софија, кои се „во прв ред Македонци". По забраната на Македонскиот клуб и неговиот орган „Балкански гласник", заедно со Ст. Ј. Дедов, оди во С.-Петербург, а по ос-


Дијамандија Мишајков

новањето на МНЛД наскоро се враќа во Битола (февруари 1903) за да готви почва (со К. Мисирков) за отворање училишта на македонски јазик. По Илинденското востание, разочаран од резултатите, станува егзархиски учител во Серес (1904/05), но и тука „се обидел да прави сепаратистичка пропаганда", па е истеран. Се поврзува со Дедов во Софија и со Мисирков во Одеса. Во периодот на „четничката акција" во Македонија, Софискиот окружен суд му го признава „правото на кандидат-адвокат" (1906) и потоа до крајот на животот останува како адвокат во Бугарија, контактирајќи за „македонските работи" само со својот сомисленик М. Солунов. Пред смртта прави концепт за статија за македонскиот јазик како обединител на Пиринскиот и Вардарскиот дел на Македонија.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград,* I, 1978, 157–163; истиот, *Улогата и местото на Дијамандија Мишајков во македонската културно-национална историја,* зб.: Научна мисла – Битола, 1980, 383–401. Бл. Р.

**МИШАЈКОВ, Константин** (с. Пателе, Лерин, 1807 – Софија, 16. IX 1880) – лекар. Медицина завршил во Пиза, Италија (1840), а специјализирал во Париз (1845). Во Битола бил лекар во турска општинска служба и на чело на преродбенската борба за отворање училишта на словенски јазик и писмо и словенска богослужба по црквите. Од 1860 до 1870 г. бил на-



Константин Мишајков

чалник на Санитетот на битолскиот вилает. Грците го наклеветиле дека сее омраза меѓу христијаните, поради што бил осуден, а набргу потоа ослободен.

ЛИТ.: П. Бојаџиевски, *Здравството во Битола низ вековите*, Битола, 1992, 270. П. Б.

**МИШЕВ, Стојан** (Штип, 22. III 1882 – Штип, 30. XII 1924) – припадник на ВМРО, на МФРО и на „Здружението против бугарските бандити“. Завршил Педагошко училиште во Скопје. Бил војвода во Штипско (1905 до 1908). По Првата светска војна бил близок соработник на Т. Александров, штипски околиски војвода. Во 1922 ја напуштил ВМРО и стапил во МФРО. Во 1923 се вратил во Вардарскиот дел на Македонија. Бил еден од раководителите на Здружението против бугарските бандити во Штип, што се борело против четите на ВМРО во Брегалничкиот округ. Бил осуден на смрт и убиен од ВМРО.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Активноста на четите на Тодор Александров во Брегалничкиот округ*, зб. Штип и Штипско во НОВ 1941–1944, Штип, 2001. З. Тод.

**МИШКОВСКИ, Андреја Ѓорѓиев** (Куманово, 17. VII 1932 – Скопје, 20. VIII 1998) – хирург по пластична и реконструктивна хирургија. Мед. ф. завршил во Скопје (1958), специјализирал пластична и реконструктивна хирургија во Белград и во Солзбери, Англија (1972). Ги вовел методите на современата пластична хирургија и ја изведува првата реплантација на ампутирана подлактица (1976). Бил директор на Клиниката за хируршки болести (1982–1989); ги трансформирал хируршките одделенија во посебни хируршки клиники; директор на Клиниката за пластична и реконструктивна хирургија (1989–1994). М. Шољ.

**МЈАКУ, Бајруш** (21. I 1952) – актер. Дипломирал на отсекот за актерска игра на Високата педагошка школа во Приштина (1973). Од и.г. е член на Албанската драма на Театарот на народностите во Скопје. Бил и директор на истата драма. Улоги:



Бајруш Мјаку

Митруш („Наследници“); Велко („Вејка на ветрот“); Баал; Крал Лир во истоимените дела; Астров („Вујко Вања“); Попришкин („Дневникот на лудиот“); Татко („Капетанот“); Муфтијата („Дервишот и смртта“); Градинар („П.С.“); Андреј („Сауна“). Р. Ст.



МЛАД БОРЕЦ

Година I Број 1 Март 1944 година Цена 3 лева

„Млад Борец“, првиот број на органот на НОМСМ

**„МЛАД БОРЕЦ“** – прв весник на македонски јазик во периодот на НОБ. Орган на НОМСМ (Народноослободителен младински сојуз на Македонија), се појавил на 22 март 1944 г. на слободната територија на Козјак, Кумановско. Решението за неговото издавање било донесено на I конгрес на НОМС на 22 декември 1943 г. во Фуштани, Егејскиот дел на Македонија. Во првата редакција биле Лилјана Чаловска, Крсте Црвенковски, Ацо Шопов, Боро Миљовски, Иван Мазов-Климе и др. Поради војната, весникот се печател на разни локации, со големи паузи за да стане двонеделник и на крајот седмичник. „Млад борец“ се смета за своевидно училиште на поголем број новинари, а негови уредници биле познати имиња. Неделникот не успеал да се одржи во годините на транзицијата, и покрај тоа што во осумдесеттите години, со својата отвореност и критички однос, ја разбранувал македонската јавност, станал предвесник, а потоа и еден од носителите на новите демократски процеси кај нас. Б. П. Ѓ.

**МЛАДА МАКЕДОНСКА КНИЖОВНА ДРУЖИНА** во Софија (1891–1892) – една од најзначајните литературно-културни и национално-политички асоцијации на Македонците во XIX в.. Формирана како „Дружба“ кон крајот на 1890 г. од млади македонски интелектуалци (главно студенти), бивши бегалци од егзархиските училишта во Македонија и од српските школи во Белград (Д. Груев, П. Попарсов, Д. Мирчев, Н. Наумов, Н. Дејков, Хр. Попкоцев и др.). Во март 1891 г. Дружбата е растурена од властите, па дел од членовите се уапсени, други избегале во Македонија, а трети кон крајот на годината, заедно со други интелектуалци, ја формираат ММКД (Г. Баласчев, П. Попарсов, К. Шахов, Д. Мирчев, Хр. Попкоцев, Н. Дејков, Л. Церов и др., а блиски кон нив биле и учениците во Софија Д. Чуповски и В. Чернодрински). Од јануари 1892 г. почнува да го издава својот орган сп. „Лоза“. Дружината




Насловот на списанието „Лоза“ (1891)

е нападната како сепаратистичка, бидејќи списанието е напечатено со една упростена азбука (без рускословенските графеми *я, ю, й, ѣ, ъ, ь*, гласот *ј* е предаден со графемата *і*, а во расказот „На Мокров“ од П. Попарсов се употребени и посебните графеми за меките консонанти *к', ѓ', н'*), со фонетски правопис и со прилично македонизиран јазик (*со, во, сонот*), но и со текстови за македонската културно-национална посебност. По нападите за „национален сепаратизам“ од официозот „Свобода“, по четири броја списанието „Лоза“ престанува, членовите се апсени, интернирани, земани војници (иако беа турски државјани), а некои од избеганите во Македонија стануваат основоположници на МРО (Солун, 23. X 1893). По две години се објавуваат уште 2 броја од сп. „Лоза“, но веќе како орган на новата *Млада македонска дружина*, на чело со К. Шахов, со друга редакциска и јазична концепција.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, I, Скопје, 1983, 469–602; истиот, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми*, I, Скопје, 1993, 42–122. Бл. Р.

**МЛАДЕНОВ, Михаил** (Тетово, ? – затворот Дијарбекир, Турција, 1906) – истакнат член на ТМОРО.

Бил директор на тетовската прогимназија. Во времето на тетовските провали (1905), пренесувајќи бомби за една од четите, бил уапсен и осуден на 101 година затвор, каде што и починал.

ЛИТ: Б. Светозаревиќ, *Тетово и Тетовско во илинденскиот период 1895–1905*, Скопје, 2003; К. Најденовски, *Тетово во минатото*, Тетово 1964. Бр. Св.


Никола Младенов

**МЛАДЕНОВ, Никола** (Скопје, 10. III 1964) – новинар што се афирмира во периодот на распаѓањето на СФРЈ (1988–1991) како главен и одговорен уредник на „Млад борец", орган на ССММ, кој ги отвори своите страници за теми и личности што биле на неформалната „црна листа" во македонското новинарство. Раскрстувањето со автоцензурата во медиумите и отвореното соочување со деценисќите гревови на комунистичката номенклатура му донесуваат на „Млад борец" углед на предводник на демократските промени во СРМ. Во 1995 г. Младенов го основа „Фокус", влијателен информативно-политички седмичник во РМ. Б. П. Ѓ.


Ѓорѓе Младеновски

**МЛАДЕНОВСКИ, Ѓорѓе** (с. Враготурце, Кумановско, 11. XI 1947) – социолог, редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје по културна антропологија и социологија. Основно образование и гимназија завршил во Куманово, а дипломирал на Филозофскиот факултет (Група за филозофија) во Скопје (1971). По вработувањето на Филозофскиот факултет (1972) бил ангажиран во наставата на Институтот за социологија од неговото формирање. Магистрирал антропологија и социјална теорија на California State University, Chico, USA, на тема "Whitte's Concept of Cultural Evolution" (1978). Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје на тема „Хуманизмот и натурализмот во современата антропологија и нивната релација кон Марксовото сфаќање за човекот" (1992). Бил на двегодишни студиски престои на Универзитетот во Хал (Велика Британија), на Јагелонскиот универзитет во Краков (Полска) и на Универзитетот во Питсбург (САД). Долгогодишен раководител на Институтот за социологија (1993–1997 и 2005 до денес).

БИБЛ.: *Антрополошки огледи,* Скопје, 2005; *Антропологија,* Зборник текстови, Скопје, 2000; *Социологија,* Скопје, 1986 (коавтор).

ЛИТ.: Филозофски факултет во Скопје, Скопје, 16. XII 2006, 265. С. Мл.


Симо Младеновски

**МЛАДЕНОВСКИ, Симо** (с. Враготурце, Кумановско, 28. VIII 1947) – историчар, фолклорист и писател за деца; научен советник (1990) и редовен професор (1999) по помошни историски науки и методологија на научното истражување и раководител на Одделението за периодот меѓу двете светски војни во ИНИ. Завршил Учителска школа и Филозофски факултет (група Историја) во Скопје, каде што посетувал и постдипломски студии од историјата на македонскиот народ во XIX и XX в., а докторирал на Филозофскиот факултет во Универзитетот во Загреб (1980). Бил професор во Гимназијата со средно економско училиште во Кавадарци (1970–1974), а потоа работи во ИНИ, каде што е избиран во стручни и научни звања.

Бил член на Редакцијата и главен и одговорен уредник на сп. „Гласник" на ИНИ, одговорен уредник на сп. „Родители и деца", член на редакциите на „Историја", „Македонско наследство", „Развигор", „Гоцеви денови", „Просвета" (Скопје) и „Народно стваралаштво – Folklor" (Белград). Бил директор на Државниот архив на РМ, претседател на Сојузот на друштвата на историчарите на Македонија и на Здружението на фолклористите на Македонија, член на Претседателството на Културно-просветната заедница на Македонија, претседател на Стручно-научниот совет на Државниот архив и координатор на проектот „Македонски историски речник" на ИНИ. За Институтот за фолклор во Скопје собрал повеќе илјади страници народно творештво од Кумановско (1966–1970), а за Мемоарското одделение на ИНИ забележал сеќавања од околу 200 учесници во македонското националноослободително движење меѓу двете светски војни. Учествувал на стотина научни собири во земјата и во странство. Автор е на повеќе монографии, зборници на документи, учебници по историја за сите одделенија и класови на основните и средните училишта (на македонски, албански и турски јазик), како и автор на неколку книги раскази и поезија за деца. Научен секретар на Македонската енциклопедија.

БИБЛ.: *Првачиња* (раскази за деца), Скопје, 1969; *Празникот на мама* (раскази за деца), Скопје, 1970; *Доктор Ешко* (песни за деца), Кавадарци 1971; *Раскази за деца,* Скопје, 1973; *Силјан Штркот* (прераскажал, според приказната на М. Цепенков), Скопје, 1977; *Сонот на птиците* (песни за деца), Скопје, 1978; *Доста ропство и тиранство.* Македонски народни песни со тематика од НОВ и Револуцијата, Скопје, 1978 (со коавтор); *Македонските народни песни за НОБ и Револуцијата,* Скопје, 1983; *Револуционерката Руша Делчева (1868–1945).* По спомените на Лика Чопова, Скопје, 1983; *Младината од Македонија во НОБ*, Скопје, 1983; *Тиквешијата во НОВ 1941–1945. Документи,* книга шеста, Кавадарци–Неготино, 1984 (со коавтори); *Шарена книга* (Раскази и поезија за деца), Скопје, 1985; *„Врапчето" во Македонија како специфичен хумористично-сатиричен поетско-музички жанр,* Скопје, 1985; *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945,* Документи, Кичево, 1985 (со коавори); *Банатското село Јабука,* Скопје, 1986; *НОБ и Револуцијата во Југославија и учеството на пионерите,* Делчево, 1986; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945, Документи,* Куманово, 1988 (со коавтори); *Банатско село Јабука,* (на српски јазик), Скопје, 1988; *Македонски револуционери,* Скопје, 1989; *Македонска енциклопедија за деца,* т. 1-5, Скопје, 1990 (автор на одредниците од македонската историја од XVI-XX век); *Македонски револуционери,* Струмица, 1990; *Македонска книга на рекорди,* Скопје, 1992 (коавтор) и др.

ЛИТ.: Муриз Идризовиќ, *Македонската литература за деца,* Скопје, 1988, 423-424; *50 години Институт за национална историја 1948-1998,* Скопје, 1998, 124-129. Бл. Р.

**МЛАДЕНЦИ (СВЕТИ ЧЕТИРИЕСЕТ МАЧЕНИЦИ)** – христијански православен празник на пролетта во чест на споменот на


„Четириесетте маченици“, детаљ, Галерија на икони, Охрид (XI в.)

четириесетте војници од Севастија, кои маченички загинале за христовата вера (22 /9 март). Се празнува како ден на младоста, љубовта и убавината. Во македонските обичаи и верувања често е присутен бројот 40 како спомен на овие маченици, па се правеле 40 метании пред Господ, се собирале 40 полжави, се правеле 40 сарми, на ручекот се пиеле 40 чаши вино или ракија, а некаде се носеле 40 прачки од полето, се береле 40 билки, се правеле 40 теганици, во реката се фрлале 40 камчиња итн. Денот на пролетната рамнодневница се смета за вистински почеток на пролетта, со наголемен ден, посилно сонце, појавата на птиците преселници, враќањето на вегетацијата и сл. Во таа смисла се и повеќето обичаи и верувања поврзани со птиците и растенијата. Интересни се и обичаите со змиите во с. Орман (Скопско). Од понов датум е и обичајот да се оди на гости кај оние што стапиле во брак меѓу двата празника и да се носат подароци.

ЛИТ.: *Сборникъ отъ български народни умотворения,* часть трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми,* книга VII. Събрал и издава К. А. Шапкарев, София, 1891; *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази.* Прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Лепа Спировска, *Култот кон змиите во селото Орман (Скопско),* „Македонски фолклор“, IV, 7-8, Скопје, 1981, 141. М. Кит.

**МЛАДИНИЌ, Иво** (Брач, Хрватска, 1925 – Сплит, Хрватска 9. XII 2003) – хирург, основоположник на современата Воена хирургија во новата ВБ во Скопје изградена по земјотресот. Бил началник на Хируршкото одделение и зам. управник на ВБ, каде што успеал да формира комплетно нов хируршки тим и да организира модерна и современа хирургија. Заминал од Скопје во 1975 г. во Сараево, докторирал и станал проф. по хирургија на ВМА во Белград. Бр. Н.

**МЛАДИНСКА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА „ДИМИТАР ВЛАХОВ“** – в. *Четиринаесетта македонска народноослободителна младинска бригада „Димитар Влахов.*

**МЛАДО НАГОРИЧАНЕ** – село североисточно од Куманово. По преданието имало 40 цркви, од кои се утврдени 12. Внимание привлекуваат: „Св. Ѓорѓи Победоносец“ од втората половина на XVI в., „Св. Петка“ од 1628 г., „Св. Никола“ (реставрирана во 1931 г., денес во урнатини) и цркви во урнатини: „Св. Спас“, „Св. Врачи“, „Св. Архангели“ и „Св. Богородица“.

ЛИТ.: Ј. Хаџи-Васиљевић, *Кумановска област, Јужна Стара Србија*, Београд, 1909, 435. М. М.

**„МЛАДОСТ“** – лачна бетонска брана висока 27 m, лоцирана на реката Отовица, кај Велес, во круната долга 73 m, со волумен на телото од 2.560 m$^3$, затвора акумулација од 8 милиони m$^3$, што се користи за наводнување на околните земјоделски површини. Во средишниот дел е изведен слободен прелив за евакуација на големи води со капацитет 76 m$^3$/sec. Љ. Т.


Езерото „Младост“ кај Велес

**„МЛАДОСТ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Детроит, САД, мај 1976 >) – друштво на доселениците од Старо Село (Тетовско). Организира културни, спортски и други манифестации. Има сопствено земјиште, на кое се организираат масовни пикници и други активности. Сл. Н.-К.

**МЛАДОТУРСКА РЕВОЛУЦИЈА** (1908) – воен државен преврат извршен од интелектуални, воени и буржоаски сили во османлиската држава (главно во Македонија, како акција за спречување на автономијата на оваа турска провинција по средбата на суверените на Русија и Англија) за воспоставување уставен систем во земјата. Младотурците ја формирале (Женева, 1891) организацијата „Итахад ве тераки“ („Единство и напредок“). На Конгресот во Париз Организацијата донела одлука за почеток на оружена борба за коренити промени во државното уредување и во социјално-економскиот живот во државата. Иако акцијата се извршила порано и не случајно со центар во Македонија, за да се зачува целоста на


Манифестација во Битола по повод Младотурската револуција (1908)

Турција пред решенијата за автономија на Македонија на Ревелската руско-британска средба, нивната акција била поддржана и од некои македонски револуционерни сили предводени од Ј. Сандански. Младотурскиот преврат (VII 1908) не донел поголеми промени. Детронизацијата на султанот Абдул Хамид II и воспоставувањето на младотурскиот режим не претставувале порадикален пресврт. Внатрешната криза се заострила (продлабочена со војната со Италија, IX 1911), Парламентот бил распуштен (VII 1912), наскоро започнала Балканската војна.

ЛИТ.: М. Пандевски, *Македонија на Балканот*, Скопје, 1990; *Историја на македонскиот народ*, кн. 3, Скопје, 2003. Ал. Тр.



Домашната многунога (Scutigera coleoptrata L.)

**МНОГУНОГИ – СТОНОГАЛКИ** (*Myriapoda*) – членконоги организми. Телото им е поделено на глава и труп, кој е составен од голем број сегменти. Од секој сегмент излегува по еден пар нозе што даваат изглед на илјада314ножни животни (*myria* гр. = илјада). Тие се исклучиво ноќни копнени животни. Во Македонија се среќаваат 72 таксона (71 вид и 1 подвид), систематизирани во два реда: *вистински стоногалки* (*Diplopoda*), претставени со 59 таксони (58 видови и 1 подвид, од кои, 22 таксона се ендемични) и *чкрапји* (*Chilopoda*), претставени со 13 видови. Позначаен вид од вистинските стоногалки е *Schismohetera sketi* Mrsic, ендемичен вид од Галичица. Најчест вид во куќите и лозјата е *домашната многунога* (*Scutigera coleoptrata* L.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*. Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**МНОЗИНСКАТА ДЕМОКРАТИЈА ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – облик на мнозинско одлучување. Мнозинското одлучување може да биде релативно (мнозинство гласови од предвидениот кворум), апсолутно (еден глас повеќе од половината избрани членови на органот) или квалификувано мнозинство на гласови од вкупниот број на избрани лица (на пр. 2/3, 3/5, 3/4). Владеењето на мнозинството е демократски облик на одлучување, бидејќи има цел да го оневозможи владеењето (но и тиранијата) на малцинството. Со гарантирање на разни права на малцинствата, мнозинското одлучување го познаваат АСНОМ и сите устави на Македонија, од Уставот на НРМ од 1946 г. до Уставот на РМ од 1991 г. Со релативно и апсулутно мнозинство се донесуваат законите, а со квалификувано мнозинство (2/3) уставот и уставните амандмани. Со двотретинско мнозинство гласови се донесуваат и неколку закони од поголемо значење за РМ (Закон за државните симболи, Закон за судовите, Закон за државната управа, Закон за одбраната, Закон за локалната самоуправа и законите за судските постапки). Со уставните амандмани од 2001 г. мнозинската демократија се коригира со Бадинтеровото мнозинство кога е во прашање одлучувањето за прашања од интерес на заедниците што не се мнозинство во РМ.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Споредбено и македонско уставно право*, Скопје, 2004. Св. Ш.

**„МОБИМАК“, АД** – прв и водечки телефонски мобилен оператор во Македонија, основан во октомври 1996 г. како дел од А.Д. „Македонски телекомуникации“, а како одделно правно лице опстојува од јуни 2001 г. „Мобимак“ А.Д. е една од најпрофитабилните компании во Македонија и во регионот, со покриеност на територијата од 95% и на населението со 99,9%. Има околу 370 вработени и повеќе од 800.000 корисници. Преку својот единствен акционер А.Д. „Македонски телекомуникации“, членка е на групацијата „Дојче телеком“. Од 2006 г. почнува да се ребрендира во „T-Mobile Македонија“, по углед на другите мобилни оператори од групацијата ДТ. Др. М.

**МОГИЛА** – село во Битолско. Се наоѓа во западниот дел на Битолско Поле, од десната страна на р. Шемница, на надморска висина од околу 580 m. Преку магистралниот пат М–5 на југ е поврзано со Битола, а на север со Прилеп. Од западната страна на М. поминува железничката линија Прилеп–Битола. Тоа е населено со Македонци, а нивниот број изнесува 1.526 ж. Населението се занимава со одгледување житни и индустриски култури. Селото е седиште на општина, која зафаќа површина од 25.562 ha, а има 23 населени места со 6.710 ж. Во М. постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**МОГИЛЧЕТО ДИМКО** – *Сараванов-Могилчето, Димко Илиев.*

**МОДЕРНИЗАМ ВО АРХИТЕКТУРАТА** – еден од највлијателните стилски обрасци во архитектурата во Македонија во периодот меѓу двете светски војни (1919-1940), создаден под влијание на европскиот модернизам. Негови претставници биле од првите генерации школувани архитекти. Базиран е на определбите на функционализмот и конструктивизмот, кои вклучуваат и елементи од затворените европски стилски формации. Оваа стилска определба ќе станува доминантен стилски императив во изградбата на индивидуални, јавни и административни објекти. Во одредени базични претпоставки, програмските барања на модерната архитектура се приближуваат до етаблираните вредности содржани во богатиот традиционален репертоар на елементи од народната архитектура. К. Гр.

**МОДЕРНИЗАЦИЈА НА ИНДУСТРИЈАТА** – осовременување на индустријата како дејност (сектор) со клучно значење во економијата. Процесот на транзиција во РМ ја наметна потребата од нов развоен циклус, со кој ќе се заживее и ќе се реконструира индустријата. Оваа потреба се надоврза на нејзиното производно и сопственичко преструктурирање и се огледа во воведувањето нова техника и технологија, но и современи форми на менаџмент и маркетинг. Впрочем, една од најважните задачи, покрај надминувањето на неповолната производствена структура, претставува подигнувањето на степенот на техничко-технолошката развиеност на индустријата за да се оствари повисок степен на конкурентност. Вообичаено, модернизацијата на индустријата е објективен процес што започнува по појавата и по определен период на развој на индустријата. Во нормални услови на развој, модернизацијата на индустријата се реализира како техничка и организациона. Техничката модернизација зависи од нивото на научно-техничкиот прогрес во дадениот момент, и во основа се состои од воведување нова техника и технологија, замена на старата со нова опрема и со нови технолошки постапки. Од аспект на енергетскиот погон, модернизацијата некогаш се состоеше во воведување на електричната енергија и мазутот наместо јагленот, а во РМ денес тоа е воведувањето на гасот. Оптимизацијата на капацитетите, односно постигнувањето на обемот на производство со најниски трошоци по единица производ, исто така е дел од техничката модернизација. Организационата модернизација подразбира воведување нови форми на организација на производството. Во македонската индустрија,

покрај подобрувањето на внатрешната организација на производството, оваа модернизација се изразува, пред сѐ, преку воведувањето современи форми на менаџмент и маркетинг, како и примената на современата информатика и телекомуникации во управувањето на фирмите. Од историски аспект, зачетокот на процесот на модернизација може да се лоцира некаде во средината на 1960-тите години. Во контекст на Стопанската реформа од 1965 година (во рамките на поранешниот систем), по две децении индустриски развој се оцени дека наместо изградба на нови индустриски капацитети, треба да започне процес на реконструкција и модернизација на веќе изградените индустриски капацитети. Во РМ, поради недоволната изграденост на индустријата, тогаш сѐ уште не беа созреани условите за нејзина модернизација, па продолжи процесот на изградба на нови, напоредно со реконструкцијата на постојните капацитети. По започнувањето на транзицијата, модернизацијата на индустријата во РМ се одвиваше во многу неповолни услови. Покрај другите причини, како пречка се појави потребата за преструктурирање на индустријата. Во услови на воведување нов економски систем, нејзиното преструктурирање е поширок процес од вообичаеното изградување нова индустриска структура, а покрај сопственичкото, го опфаќа и управувачкото, техничко-технолошкото и организационото преструктурирање.

ЛИТ.: Никола Узунов, Ангел Георгиев, Пеце Недановски, *Применета економија*, Скопје, 2003; *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија – Развој и модернизација*, МАНУ, Скопје, 1997; Економски факултет – Скопје, Економски институт – Скопје, Правен факултет – Скопје, Економски факултет – Прилеп, *Макропроект: Економскиот развој на СР Македонија во периодот 1991–1995 година (Преструктурирање на стопанството) – сводна студија,* Скопје, 1990. П. Н.

**МОДРИЧКИ МАНАСТИР** – в. *„Св. Богородица“.*

**МОЗЕР, Јосип** (Осиек, Хрватска, 12. IX 1915 – Загреб, 20. XI 1997) – физичар, ред. проф. (1965) на ПМФ. Дипломирал (1937) математика и физика во Загреб. Докторирал (1962) на ПМФ со темата „Дифракција на светлината кај зонските мрежички“. Работел како средношколски професор во низа југословенски градови, а од 1950 г. бил на ПМФ во Скопје, каде што вовел повеќе теориски предмети од физика. Специјализирал во Брауншвајг и Гетинген. Предавал и во Приштина, Сараево и Загреб и е запаметен како извонреден предавач. Тој објавил


Јосиф Мозер

околу 120 статии, повеќето од нив по пензионирањето, поврзани главно со физичката оптика, како и неколку средношколски и универзитетски учебници („Квантна механика“, 1963). Бил ментор на 8 докторати, претседател на ДМФМ и почесен член на ДФМ.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 166; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 175–176. В. Ур.

**МОЈСЕЈ** (? – 976) – комитопул, вториот син на комитот Никола. По бунтот против бугарската и по отфрлањето на византиската власт (969–976), владеел заедно со своите тројца браќа во југозападна Македонија. Тетрархијата била прекината во 976 г. (со смртта на најстариот Давид), кога Мојсеј, по веста за смртта на царот Јован Цимиски, организирал напад на Сер и при опсадата бил смртно погоден од камен фрлен од бранителите на градот.

ЛИТ.: С. Пириватрич, *Самуиловата държава, обхват и характер*, София 2000; С. Антољак, *Самуиловата држава, Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1986. Б. Петр.


Лазар Мојсов

**МОЈСОВ, Лазар** (Неготино, 19. XII 1920) – политичар, историчар, дипломат и публицист. Дипломирал на Правниот факултет во Белград. Во март 1945 г. бил назначен за народен обвинител во Судот на националната чест на ДФМ. Бил јавен обвинител на ДФМ (1949–1951), претседател на Врховниот суд на НРМ (1953 –1955), вонреден и ополномоштен амбасадор на ФНРЈ во СССР и во Монголија (1958–1961), амбасадор на СФРЈ во Австрија (1967 –1969), во Гвајана и во Јамајка (1969–1974), шеф на Постојаната мисија на СФРЈ кај ООН (1969 –1974), заменик-секретар на СФРЈ за односи со странство (1974–1982), претседател на Генералното собрание на ООН (1977 –1978), претседавач на Претседателството на ЦК на СКЈ (1980–1981), сојузен секретар за односи со странство (1982–84), член на Претседателството на СФРЈ (1984–1988), претседател на Претседателството на СФРЈ (1987 –88). Објавил повеќе трудови од областа на надворешната политика и македонското прашање.

БИБЛ: *Бугарската работничка партија (комунисти) и Македонското национално прашање,* Скопје, 1948; *Околу прашањето на Македонското национално малцинство во Грција. Еден поглед врз опсежната документација,* ИНИ, Скопје, 1954; *Мемоарски записи – средби, луѓе, настани Книга прва. Советските и американските лидери во соработка и конфронтација*, Скопје, 2006. Св. Ш. и Т. Петр.


Ангел Мојсовски

**МОЈСОВСКИ, Ангел** (Ораовец, Велешко, 15. V 1923 – Скопје, 17. III 2001) – генерал, активен воен старешина во единиците на Македонската војска во времето на НОБ и по ослободувањето, народен херој. Учесник во сите демонстративни акции пред војната. Член на СКОЈ и учесник во подготовките за кревање на оруженото востание (1941). Во 1942 г. бил борец на Шарпланинскиот, а во 1943 г. и во Кумановскиот одред. Бил командант на Вториот баталјон „Орце Николов“, а подоцна и на Третиот баталјон на Третата МНОУБ. Член на КПМ од 1943 г. Учествувал во многу борби во источниот дел на Македонија, како и на целиот марш од Егејскиот дел на Македонија и назад. Во август 1944 г. бил тешко ранет во судир со бугарската војска, по што бил префрлен на лекување во Бари (Италија). По војната бил командант на КНОЈ-евската дивизија, на XII бригада и на други воени единици, а едно време ја извршувал и функцијата инспектор на Главната инспекција на ЈНА. Пензиониран во 1980.

ЛИТ.: *Војна енциклопедија*, 2, Београд, 1971; *Лексикон Народноослободилачког рата и револуције у Југославији 1941–1945*, 1, Београд, 1980. Ѓ. Малк.

**МОКЛИШКИ МАНАСТИР** – в. *„Св. Никола“*


Стеван Мокрањац

**МОКРАЊАЦ, Стеван** (Неготин, Србија, 9. I 1856 – Скопје, 29. IX 1914) – композитор и хорски диригент. Музика учи во Минхен, Рим и во Лајпциг. Доаѓајќи на чело на Белградското пејачко друштво, развива мошне плодна и разновидна дејност. Под негово раководство Друштвото достигнува високо уметничко ниво на бројните концерти во Србија и на турнеите во странство. Централно место во творештвото на М. заземаат неговите 15 „Руковети“ – своевидни хорски стилизации на народниот мелос, засновани врз вкусно поставени контрасти на одделните песни во делата. Десеттата „Руковет“ – една од најубавите, како и петнаесеттата, се оформени со песни од Македонија. Мошне се значајни и Мокрањчевите духовни хорски дела, од кои се издвојува монументалната „Литургија според св. Јован Златоуст“. Врз основа на неговите записи на црковни напеви, издадени во две збирки („Осмогласник“ и „Опште појање“) е воспоставено црковното пеење во Српската православна црква. Др. О.


Боро Мокров

**МОКРОВ, Боро** (Велес, 13. XII 1917 – Скопје, 30. IV 2005) – правник, припадник на комунистичкото и на студентското движење, политички работник и публицист, прв доктор по новинарство во Македонија. Активист на СКОЈ и член на КПЈ (од 1939). Поради пројавените активности во КП и СКОЈ бил испратен во логорот Меѓуречје – Ивањица (Србија). По окупацијата работел на формирањето ќелии на КП во Азот, Велешко, и во подготовките на партизанска база. Во 1942 г. бил секретар на СКОЈ, од декември 1942 г. до крајот на 1943 г. бил во затвор, а потоа во интернација. По враќањето од интернација, во 1944 г. станал политички комесар на одредот „Трајче Петкановски“ и на Осмата велешка бригада. По војната бил пратеник (неколку мандати) во Собранието на Македонија. Се занимавал со историјата на печатот и на новинарството во Македонија. Автор е на повеќе статии и монографии.

БИБЛ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство*, Скопје, 1980; *Збор, печат, време*, Скопје, 1987; *Весникот „Македонија“ на Коста С. Шахов*, Радио Охрид, 1991.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонските стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 454-456. Ѓ. Малк.

**МОЛЕКУЛАРНА БИОЛОГИЈА** – научна дисциплина што ја изучува живата материја на молекуларно ниво. Посветена е пред сè на разбирањето на разните системи во клетката и нивната меѓусебна поврзаност. Нејзиниот подем во XX в. изврши револуционерни промени во биолошките истражувања и најде огромна примена во медицината, фармацијата, агрономијата и во други области. Првите научни истражувања од оваа област во Македонија се воспоставени во 1970 г. Во универзитетската додипломска настава е воведена во 1990, а во постдипломската во 1998 г. Д. Р.-З.


Димитар Молеров

**МОЛЕРОВ, Димитар** (Банско, 1874 – Софија, 1961) – поет, драмски писател, фолклорист, филолог, публицист, културолог и револуционер. По завршувањето на основното училиште продолжил во Солунската гимназија. Студиите по словенска филологија и литература ги започнува на Софискиот универзитет. Како добар студент и фолклорист, добива понуда за специјализација во Виена, но останува и учителствува во повеќе градови. Член е на Битолскиот окружен револуционерен комитет и одговорен за Прилепската околија и член на штабот на востаниците. Подоцна во неговиот дом во Софија чести посетители се членовите на Македонскиот литературен кружок. Автор е на поеми („Стојна пострумка“ и „Тенка и Китан“), драми („Новото учене“, „Новиот даскал“, „Ајдучка полјана“, „Јуда Искариотски“), стихозбирка „Жална ми бабо, послушај“ (некои од песните се на помладиот брат Костадин), како и на повеќе статии од областа на историјата, литературата и филозофијата. Заедно со брат му развиле собирачка дејност и заеднички објавуваат „Народописни материјали од Разлошко“.

БИБЛ.: Молерови братя Димитър и Костадин, *Народописни материяли од разложко*, СбНУ XLVIII, София, 1954; Димитар Г. Молеров, *Драми*. Приредил Васил Тоциновски, Скопје, 1993. Б. Р.-Ј.


Костадин Молеров

**МОЛЕРОВ, Костадин (Кочо)** (Банско, 18. XI 1876 – Софија, 24. X 1957) – собирач на македонско народно творештво, поет и револуционер. Се школува во Серез и Солун, а учителствува во Лом и во Банско. Развива револуционерна дејност, особено по формирањето на Револуционерниот комитет во Банско (1897). Го организира пренесувањето на оружјето за Серскиот револуционерен округ (1897) и предводи чета во Разлошко во Илинденското востание. Автор е на некои песни од стихозбирката „Жална ми бабо, послушај“, објавена со брат му Димитар, со кого развиле богата собирачка дејност и заедно објавуваат „Народописни материјали од Разлошко“.

БИБЛ.: Молерови братя Димитър и Костадин, *Народописни материяли од разложко*, СбНУ XLVIII, София, 1954; Димитар Г. Молеров, *Драми*. Приредил Васил Тоциновски, Скопје, 1993. Б. Р.-Ј.

**МОЛЕРОВ, Симеон В.** (Банско, Разлошко, 15. II 1875 – Банско, 7. V 1923) – учесник во Илинденското востание, радовишки околиски вој-


Симеон Молеров

вода. Завршил ветеринарно училиште во Софија. Учествувал во Мелничкото востание (1895) и во запленувањето на мис Елен Стоун (1901). Во текот на 1902 г. бил кочански војвода. Во Илинденското востание учествувал во Востаничкиот штаб во Разлошко. По востанието бил избран за радовишки околиски војвода (1904–1906), потоа и за скопски војвода (1906 –1908). Учествувал во Балканските и во Првата светска војна.

ИЗВ. и ЛИТ.: НБКМ-БИА, ф.: 583, оп. 2, а.е. 5, л. 325; *Енциклопедия „Пирински край“*, I, Благоевград, 1995. Ал. Тр.

**МОЛЦИ** (*Tineidae*) – ситни, слабо воочливи пеперуги. Познати се како големи штетници. Нивните гасеници имаат устен апарат за грицкање; нагризуваат лишаи, органски остатоци во птичји гнезда, дрво, крзна, ткаенини од волна и сл. Во Македонија има 44 вида, од кои 6 се ендемични. Познати се *житниот молец* (*Nemapogon granellus* L.) и *крзнениот* или *волнениот молец* (*Tinea pellionella* L.), чија ларва живее во крзната или волнените предмети, со кои се исхранува.


Молец (Unidentified animal)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниште животни*, Скопје, 1991; Josef Klimesch, *Die Lepidopteren fauna Mazedoniens. IV. Microlepidoptera*, Posebno izdanie, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1968. В. Т. К. – М. Кр.

**МОЛЦИ, ВОДНИ** (*Trichoptera*) – крилести инсекти што живеат главно покрај вода. Имаат два пара мембранозни крилја покриени со хитински влакненца, по што во научната терминологија го добиле името (*trix*, *trichos* гр. = влакно и *pteron* = крило). Тие се слаби летачи и главно мируваат по околните грмушки и гранки. Оплодените женки полагаат јајца во водата покрај реки, потоци и бари. Ларвите на овие инсекти се слични на гасениците од пеперугите, но живеат во вода и дишат на трахејни жабри; прават куќички од растителен материјал, од зрнца од песок, ситни камчиња и черупки од полжави. Познати се над 3.000 видови, од кои 300 се во Европа. Во Македонија има 73 таксони, од кои 3 вида: *Rhyacophila loxalis* Schmid, 1979; *Apatania plicatus* Radovanovic, 1943 и *Limnephilus petri* Marinkovic, 1975 се ендемични.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниште животни*, Скопје, 1991, 1-640; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*. Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.


Томе Момировски

**МОМИРОВСКИ, Томе** (Кичево, 4. IV 1927) – раскажувач, романсиер, есеист, критичар, преведувач. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Бил уредник на повеќе весници и списанија. Бил секретар за култура на Р. Македонија (министер), претседател на Културнопросветната заедница на Македонија, претседател на Македонскиот ПЕН-центар итн.

БИБЛ.: *Сшреи и иесоци*, патописна проза, Ск., 1956; *Чекори*, раскази, Ск., 1957; *Грешна недела*, роман, Ск., 1961; *Години несоници*, роман, Ск., 1972; *Бреслики*, повест, Ск., 1976; *Коловраѿница*, раскази, Ск., 1986; *Бела*, повест, Ск., 1987; *Чун*, роман, Ск., 1992. Во 1987 год. му се објавени Избрани дела во пет тома.

ЛИТ.: Г. Тодоровски: *Пред делошо на Томе Момировски* во книгата *Звучниот здив на шашковинаша*, 1992. П. Гил.

**МОМЧИЛ ВОЈВОДА** (почетокот на XIV в. – крепоста Перитеорион, 7. VII 1345) – феудален витез и деспот, во епските песни вујко на Марко Крале. Бил независен владетел во Родопите, од каде што ја проширил својата територија на исток и на југ до Егејското Море. Соработувал и се судирал со соседните владетели и меѓу првите се нашол на удар на османлиските навлегувања. Загинал во борба со Османлиите предводени од смирненскиот паша Умур. Во народните песни за него, кралот Волкашин и кралот Марко се испреплетени мотиви што се далеку од историската вистина.

ЛИТ.: В. Гюзелев, *Момчил юнак*, София, 1967; *Јуначки народни песни.* Избор и редакција д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968, 23-27 и 205-206; M. C. Bartusis, *Chrelja and Momčilo: Occasional Servants of Byzantium in Fourteenth Century Macedonia*, „Byzantinoslavica“, 41, 1980; Александар Матковски, *Ошпорош во Македонија во времешо на шурскошо владеење*, II. *Духовниош ошпор*, Скопје, 1983, 61, 70, 71, 84, 91–93, 103, 110 и 114. С. Мл.

**МОНАСТЕРЛИИ** (XVII в.) – видно семејство преселено од Битола во Рац Ковин и потоа Коморан во Австрија. Петар Монастерли добил благородничка титула и грбовница (1665). Најистакнатиот член Јован, оберкнез, во битката кај Сланкамен (1691) раководел 10.000 војници „Рацка милиција“. Со патријархот Арсениј III Јован во Виена се залагале за заштита на интересите на православните. Адам Монастерлија, синот на Јован, загинал во Австриско-турската војна во 1717 г.

ЛИТ.: Д-р А. Ивић, *Исшорија Срба у Војводини. (Од најсшаријих времена до оснивања Пошиско-Поморишке границе 1703)*, Нови Сад, 1929; Јован Радоњић, *Војводина од Велике сеобе (1690) до Сабора у Крушедолу (1708)*, Војводина, 2, Нови Сад, 1939. М. Здр.

**МОНАСТИРЛИЈА** – еврејска колонија од доселеници од Битола во Ерусалим. Биле првите жители на населбата Шама, на падините на брегот Цион. Основале „Здружение на иселеници од Монастир“ (1932), кое организирало културни, образовни и хуманитарни активности на Озер Далим за помош на сиромашните и вдовиците. На чело на здружението биле Хаим Нахмијас и Јицхак Александрони, како и Ахарон и Хајим Албухер, Моше Јафа, Шломо Калдерон и Менахем Коен.

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**МОНАШТВОТО во Македонија** – потекнува од III и IV в.; тесно е поврзано со ширењето на христијанството и со изградбата на манастири, параклиси и скитови, во кои престојувале монаси. Св. Климент и св. Наум Охридски се најпознатите македонски монаси. Првиот изградил манастир во Охрид (890), а вториот на југоисточниот брег на езерото (900). Во североисточните краишта околу Рила, Осогово, Козјак, Крива Паланка и Злетовско се појавило еремитско монаштво. Како прв пустиножител меѓу јужнословенските монаси се смета св. Јован Рилски од с. Скрино, на десниот брег на р. Струма. Тој најпрвин се подвизувал во осоговскиот крај, а потоа заминал на пл. Рила. Негови следбеници во X–XI в. се св. Прохор Пчињски, св. Јоаким Осоговски, св. Гаврил Лесновски и др. Во средниот век, во Трескавечкиот манастир „Св. Богородица“ престојувале и по околу 300 монаси. Во пештерите на Охридското и на Преспанското Езеро, по реките Вардар и Бабуна и на др.



Трескавечкиот манастир „Св. Богородица“, Прилепско

места престојувале повеќе монаси пустиножители. Монашките центри имале особено значајна улога во развојот на писменоста, просветата, културата и уметноста. Денес во РМ постојат машки и женски манастирски монашки братства и сестринства во повеќе манастирски центри со над 100 монаси и монахињи.

ЛИТ.: Д. Ангелов, *Византия духовна култура*, Ст. Загора, 1994; И. Велев, *Свети Гаврил Лесновски во книжевната традиција*, Скопје, 1996. Ал. Тр.

**МОНЕВ, Михаил** (Кратово, 4. XI 1881 – Горна Џумаја, 14. IV 1944) – учител, припадник на ВМРО. Завршил педагошко училиште во Скопје и бил учител во Беровско, Кумановско и во Кратово. Посетувал Духовна семинарија во Цариград. Бил делегат на Рилскиот и на Кустендилскиот конгрес. По Младотурската револуција студирал право на Универзитетот во Цариград. Во време на бугарската окупација (1915–1918) бил околиски управник на Кочани и Свети Николе. По војната бил во ВМРО, пратеник во Народното собрание.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Животниот и револуционерниот пат на Михаил Монев (1881–1944)*, „Музејски гласник“, II, број 1, Кратово, 2003, 67–82. З. Тод.

**МОНЕТАРНА ПОЛИТИКА НА РМ** – инструмент на економската политика во надлежност на централната банка, која преку контрола на понудата на пари влијае врз агрегатната побарувачка. Притоа, на кус рок, промените на паричната маса можат да имаат силно влијание врз агрегатната побарувачка и да предизвикаат значајни ефекти врз реалните варијабли (инвестициите, потрошувачката, производството, вработеноста). На долг рок, монетарната политика влијае само врз номиналните варијабли, т.е. монетарната политика не може да влијае врз стопанската активност – поставката за неутралност на парите. Иако, во принцип, монетарната политика ја поддржува глобалната економска политика, сепак, во современи услови, стабилноста на цените се наметнува како примарна цел на монетарната политика. Притоа, заради остварување на крајната цел, централната банка може да применува различни стратегии на монетарната политика. Од април 1992 г. до октомври 1995 г. НБРМ ја применуваше стратегијата на монетарно таргетирање, при што како интермедијарна цел на монетарната политика служеше паричната маса дефинирана во потесна смисла на зборот – монетарниот агрегат М1. Оваа монетарна стратегија е избрана како најсоодветна поради повеќе причини, и тоа: отсуство на развиени инструменти на монетарно регулирање, неразвиени финансиски пазари, висока корелација меѓу агрегатната побарувачка и паричната маса, ниско ниво на девизни резерви итн. Од институционален аспект, во овој период постои поделба на одговорноста за монетарната политика меѓу Собранието, кое ги формулира целите и задачите на монетарната политика и на централната банка, која е надлежна за спроведување на зацртаната монетарна политика. Поради нестабилноста на побарувачката на пари, во октомври 1995 г. НБРМ ја напушти стратегијата на монетарно таргетирање и премина кон таргетирање на девизниот курс. Во рамките на оваа стратегија, одржувањето на девизниот курс на денарот наспрема германската марка (подоцна, еврото) претставува интермедијарен таргет на монетарната политика. Истовремено, ценовната стабилност експлицитно се утврдува како основна цел на монетарната политика, при што формулирањето на целите и задачите на монетарната политика и политиката на девизниот курс преоѓаат во надлежност на НБРМ. Во однос на инструментите на монетарната политика, непосредно по монетарното осамостојување, централната банка преземаше мерки за реформа на застарениот монетарен инструментариум. Така, во мај 1993 г. НБРМ го почна процесот на постепено напуштање на селективните кредити од примарната емисија, т.е. кредитите што централната банка им ги одобрува на комерцијалните банки за рефинансирање на нивните кредити одобрени за поддршка на земјоделството и на други приоритетни сектори. До почетокот на 1994 г., како инструменти на монетарната политика, НБРМ ги применуваше уште и минималната ликвидност и задолжителните благајнички записи. Исто така, непосредно по монетарното осамостојување, централно место во каматната политика на централната банка имаше есконтната стапка, која се користеше како основа за формирање на сите други каматни стапки на НБРМ. Во овој период НБРМ ја користеше задолжителната резерва на банките како еден вид гарантен фонд за исплата на штедните влогови и на тековните сметки на граѓаните, а почнувајќи од мај 1993 г. таа се применува како инструмент за монетарно регулирање. Во јануари 1994 г. НБРМ го воведе ограничувањето на денарските пласмани на банките како директен монетарен инструмент. Сепак, почнувајќи од 1993 г., НБРМ постепено воведува индиректни инструменти на монетарно регулирање од типот на операции на отворен пазар. Така, во ноември 1993 г. се воведени аукциите на депозити, кои потоа се заменети со аукции на кредити. Во февруари 1994 г. се воведоа аукции на благајнички записи, кои од 2000 г. станаа основен инструмент на монетарната политика во РМ. Во јули 2000 г. се воведени девизни своп операции, кои имаат мала примена и се напуштија во јуни

2005 г. Од јуни 2003 г. НБРМ воведе и обврска за издвојување задолжителна резерва во девизи. Монетарниот инструментариум на централната банка продолжи да се збогатува и во текот на 2005–2006 г., кога се воведоа репо-операции, се промовираше секундарен пазар на државни записи и се воведоа државни записи за монетарни цели. Целта на овие инструменти е да се зголеми ефикасноста во управувањето со ликвидноста и да се подобри трансмисионот механизам на монетарната политика.

ЛИТ.: Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006. Г. П.

**МОНЕТАРНИ АГРЕГАТИ ВО МАКЕДОНИЈА** – оперативна дефиниција на паричните средства со кои располагаат небанкарските субјекти во даден момент. Монетарните агрегати првпат се дефинираат во 1953 г., а потоа претрпуваат низа промени во согласност со реформите на стопанскиот систем. Непосредно по монетарното осамостојување НБРМ продолжи да ја применува методологијата за пресметка на монетарните агрегати наследена од СФРЈ сè до мај 1994 г., кога почна да применува сопствена методологија. Најтесниот монетарен агрегат (М1) ја претставува потесната парична маса, која ја сочинуваат готовите пари во оптек и депозитните пари (тековните сметки на населението и жиро-сметките на правните лица). Поширок монетарен агрегат е М1.1, а го сочинуваат монетарниот агрегат М1 и денарските депозити по видување. Поширок монетарен агрегат е М2, во кој влегуваат монетарниот агрегат М1 и квазидепозитите (денарските депозити орочени до една година, девизните депозити по видување и девизните депозити орочени до една година). Монетарниот агрегат М3 го сочинуваат монетарниот агрегат М2 и ограничените депозити (депозитите што можат да се користат само за определена намена). Најширок монетарен агрегат е М4, кој го претставува вкупниот депозитен потенцијал на монетарниот систем и се добива како збир на монетарниот агрегат М3 и немонетарните депозити (денарските и девизните депозити што се орочени над една година).

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 64–70. Г. П.

**МОНЕТАРНИЦАТА ВО ДАМАСТИОН.** Местоположбата сè уште не ѝ е сигурно потврдена, но поради рудниците на сребро и бо-



Монета на Дамастион (аверс/реверс)

гатата продукција на пари и понатаму го привлекува вниманието на истражувачите. Таа егзистирала седумдесетина години (395 – ок. 320 г. пр.н.е.). Ковела сребрени пари (тетрадрахми и тетроболи), на чиишто аверси доминира претставувањето на богот Аполон, а на реверсите триножец. Во почетокот монетарницата била под влијание на монетарницата во Олинт, но подоцна почнале силно да се чувствуваат врските со Пајонија и влијанијата на пајонските кралеви. Постојат многубројни индиции дека во оваа монетарница биле ковани пајонски пари. Со Дамастион се поврзуваат и емисиите на пари на Пелагија, Дапарија, Сарноа, Дарадо, Никарх и на Симон.

ЛИТ.: J. M. F. May, *The Coinage of Damastion*, London, 1939. П. Ј.



Монета на Лихнид (аверс/реверс)

**МОНЕТАРНИЦАТА ВО ЛИХНИД.** Со реформите во фискалната сфера, направени од кралот Филип V, по 188/7 г. пр.н.е. било дозволено повеќе градови и области да коват свои монети, но под контрола на кралот. Такво право добил и градот Лихнид (Lychnidos). Овие бронзени монети со името на градот (ΛΥΧΝΙ–ΔΙΩΝ) биле ковани во периодот помеѓу 187 и 171 г. пр.н.е. На аверсот на монетите е претставен македонски штит, а на реверсот е претставата на преден дел од кораб (понекогаш пред коработ плива делфин). Лихнидските пари, преку избраната претстава на реверсот (кораб), верно ја отсликуваат местоположбата на градот Лихнид (денешен Охрид).

ЛИТ.: В. Битракова-Грозданова, *Монетоковањето во Lychnidos и Охрид*, *Монетите и монетоковниците во Македонија*, Скопје 2001, 45–49. П. Ј.

**МОНЕТАРНИЦАТА ВО СТОБИ.** Благодарение на привилегираниот статус на муниципиум и на важната комуникациска и стопанска положба што ја поседувал во римскиот период, Стоби стекнал право да кове сопствени пари, со што станал прва и единствена римска монетарница на територијата на денешна Р. Македонија. Монетарницата, со повремени прекини во работата, била активна околу 150 години (73–217 г.). Таа емитувала бронзени монети во името на 11 императори или



Монета на Стоби (аверс/реверс)

нивните жени (Веспасијан, Тит, Домитијан, Домитија, Трајан, М. Аврелиј, Фаустина II, С. Север, Ј. Домна, Гета и Каракала) и т.н. „псевдоавтономни“ монети, без претстава на владетел. Монетарницата почнала да работи во времето на императорот Веспасијан, а прекинала во времето на Каракала. Таа работела со различен интензитет и со повремени прекини. Во Стоби биле ковани монети во три основни деноминации. Легендите на монетите се пишувани на латински јазик, а на реверсот е испишано името на градот (Municipium Stobensium). Иконографскиот репертоар на парите опфаќа претстави на разни божества, храмови, животни и сл.

ЛИТ.: П. Јосифовски, *Римската монетарница во Стоби*, Скопје, 2001. П. Ј.

**МОНЕТАРНО ОСАМОСТОЈУВАЊЕ И ВОВЕДУВАЊЕ НА ДЕНАРОТ** – процес на дефинирање на државниот суверенитет на РМ во областа на монетарните финансии, вклучувајќи и создавање на национална валута. За спроведување на монетарното осамостојување во текот на 1991 г. Владата формираше Комисија за монетарен систем во состав: Никола Кљусев – претседател на Владата, Методија Тошевски – министер за финансии, Борко Станоевски – гувернер на НБМ и професорите Ксенте Богоев и Љубе Трпески. На 19. XII 1991 г. Владата донесе одлука, со која ја овласти НБМ да го организира процесот на печатење и дистрибуција вредносни бонови како привремено платежно средство. На 7. II 1992 г. во трезорите на НБМ се депонирани 27.858.696 парчиња вредносни бонови, отпечатени во печатницата „11 Октомври“ од Прилеп. Боновите се издадени во апоенска вредност од 10, 25, 50, 100, 500 и од 1 000 единици со унифициран дизајн и со различна боја. На предната страна на бонови-


Македонски денар (аверс/реверс)

те се претставени тутуноберачи, а на задната страна е споменикот „Македониум“ во Крушево, дело на скулпторот Јордан Грабул. Поради ефектите на галопирачката инфлација, подоцна се печатат и вредносни бонови со апоенска вредност од 5.000 и 10.000 единици. На Велигден, 26. IV 1992 г., Собранието носи пакет-закони со кои се поставува институционалната рамка на монетарниот систем и се воведува денарот како парична единица на Македонија. Денарот се дели на 100 дени, а неговиот скратен назив во платниот промет е ден. Името на македонската валута (денар) е донесено на предлог на акад. Петар Х. Илиевски, како израз на историскиот континуитет на употребата на парите на територијата на Македонија од римската антика до средновековниот период. На 27. IV 1992 г. почна замената на книжните југословенски динари со вредносни бонови во однос 1:1, при што замената траеше три дена. Книжните пари што гласеа на југословенски динари дефинитивно престанаа да важат како платежно средство во Македонија на 29. IV 1992 г., додека кованите пари со апоенска вредност од 1, 2 и од 5 југословенски динари останаа во оптек уште една година. По пуштањето во оптек на вредносните бонови, НБРМ почна подготовки за издавање на првата стандардизирана емисија на македонски денари (банкноти во апоени од 10, 20, 50, 100 и од 500 денари и монети со вредност од 50 дени и од 1, 2 и од 5 денари). Првата емисија на денарите е отпечатена во печатницата „11 Октомври“ од Прилеп, а металните пари се изработени во фабриката „Сувенир“ од Самоков. Печатењето и ковењето почнува од есента 1992 г. и трае до април 1993 г. Дизајнот на првата емисија на книжни пари е дело на графичкиот уметник Борче Николоски, а банкнотите носат ликовни решенија од македонското културно наследство (старата зграда на НБМ во Скопје, црквите Св. Софија и Св. Јован Канео во Охрид, црквата Св. Пантелејмон во с. Нерези, Даут-пашиниот амам во Скопје, саат-кулата во Прилеп, куќата на Робевци во Охрид итн.). Дизајнот на металните пари ги изразува најзначајните


Македонските банкноти во оптек

претставници на биодиверзитетот во РМ (охридската пастрмка, шарпланинското куче, пелистерскиот рис и дојранскиот галеб). Замената на вредносните бонови со денарски банкноти траеше од 10. V до 31. XII 1993 г. Притоа, на 7. V 1993 г. беше извршена законска деноминација на денарот со која еден денар имаше вредност на 100 дотогашни вредносни бонови. Сегашното издание на македонските банкноти е пуштено во оптек на 8. IX 1996 г. и се состои од книжни пари во апоени од 10, 50, 100, 1 000 и од 5 000 денари, кои се дело на ликовниот уметник Билјана Унковска. Банкнотите носат ликовни решенија што го изразуваат богатото културно-историско наследство на Македонија (статуа на божицата Изида пронајдена во Охрид, детаљ од мозаикот на базиликата во Стоби, детаљ од фреска од црквата Св. Ѓорѓи од с. Курбиново, таванска розета од албанска куќа од Дебар, златната маска пронајдена во с. Требениште, икона од црквата Мали Св. Врачи од Охрид, бронзена фигура на Менада, пронајдена во Тетово итн.).

ЛИТ.: Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006, 87-109. Г. П.

**МОНЕТОКОВЕЊЕТО ВО РИМСКАТА ПРОВИНЦИЈА МАКЕДОНИЈА.** По поразот во битката кај Пидна во 168 г. пр.н.е. Македонија била претворена во римски протекторат. За да го разбијат вое090 и економското единство на Македонија Римјаните ја поделиле на четири области (мериди). Рудниците за злато и за сребро, од кои се добивал метал за ковење, биле затворени. Во 168–166 г. пр.н.е. биле ковени бронзени монети на римските управници квесторите Г. Публилиј и Л. Фулкиниј. Во 166–165 г. пр.н.е. била искована една автономна емисија бронзени пари со претстава на маска на Силен. Во 158 г. пр.н.е. со повторното отворање на рудниците за сребро и со дозвола на римскиот Сенат било овозможено областите да коват и сребрени монети. Првата и втората мерида ковеле тетрадрахми,


Монета на квесторот Публилиј (аверс/реверс)

додека четвртата мерида (Пелагонија) ковела само бронзени монети. По неуспешното востание во 148 г. пр.н.е. Римјаните ја претвориле Македонија во римска провинција. Биле ковани тетрадрахми со легенда ΜΑΚΕΔΟΝΩΝ и LEG ΜΑΚΕΔΟΝΩΝ. Во Македонија, последните сребрени пари биле ковани од римскиот управник – квесторот Ајсила (ок. 90 г.


Монета на квесторот Ајсила (аверс/реверс)

пр.н.е.). Овие пари со претстава на главата на Александар биле наменети за покривање на трошоците за активностите на Римјаните на Балканот. Во монетарниците во Тесалоника, Пела и Амфи-

пол, во периодот 148–31 г. пр.н.е. биле ковени монети повремено и за посебни пригоди. Покрај монетите исковани во Македонија, римскиот денар заземал сè позначајно место во паричните трансакции. Во империјалниот период, од времето на императорот Клавдиј (од 44 г.), провинцијата Македонија ковела автономни бронзени пари во име на македонската заедница (со легенда ΚΟΙΝΟΝ ΜΑΚΕΔΟΝΩΝ). Овие пари биле


Монета на Првата македонска област (аверс/реверс)

ковани сè до владеењето на Филип I (244–249).

ЛИТ.: I. Touratsoglou, *„Macedonia", The Coinage of the Roman World in the Late Republic*, „BAR", 326, Oxford, 1987, 53–72; П. Јосифовски – Н. Шелдаров, *Римски монети – Македонија под римска власт*, Нумизматичка збирка на Народна банка на Република Македонија, Скопје, 1999, 22–24. П. Ј.

**МОНЕТОКОВЕЊЕТО НА ГРАДОВИТЕ ВО АНТИЧКА МАКЕДОНИЈА.** Во доцноархајскиот, во класичниот и во хеленистичкиот период повеќе македонски градови ковеле пари во свое име. Кон крајот на VI и почетокот на V в. пр.н.е., неколку од градовите на полуостровот Халкидики, повеќето од нив основани порано од грчки колонисти, почнале монетарни активности. Сребрени пари биле ковени од градовите Акант, Ајне-


Монета на Акант (аверс/реверс)

ја, Менде, Потидеја, Скионе, Тероне. Исто така, свои пари ковале и други градови, како Ајга, Ејон и Неапол. Некои од градовите продолжиле да коват пари и во класичниот и во хеленистичкиот период, а во овој период (од V до II в. пр.н.е.) ковењето монети почнало и во други места – Амфипол, Дикаја, Ортагореја, Филипи, Потидеја, Пидна, Пела, Тесалоника и Олинт. Користејќи разни тежински системи, парите на градовите биле ковени во различни вредности, како статери, тетрадрахми, драхми, тетроболи и оболи. Иконографијата на парите најчесто опфаќала моти-


Монета на Тесалоника (аверс/реверс)

ви од религиозна природа, церемонии и верувања на луѓето. Од монетарниците што работеле во тој период од посебно значење за нас се оние во Дамастион и во Лихнид. Во империјалниот период пари во свое име ковеле македонските градови Амфипол, Бероја, Едеса, Тесалоника, колониите Касандреја, Дион, Пела, Филипи и муниципиу-


Монета на Пела (аверс/реверс)

мот Стоби. Поголемиот дел од нив, понекогаш со мали прекини, биле активни од I до III в. н.е. Производството на бронзени монети во овие градски монетарници било наменето, пред сè, за задоволување на потребите на локалните стоковно-парични односи.

ЛИТ.: H. Gaebler, *Die Antiken Munzen Nord-Griechenland, Makedonia und Paionia*, III/2, Berlin, 1935; П. Јосифовски – Н. Шелдаров, *Римски монети – Македонија под римска власт*, Нумизматичка збирка на Народна банка на Република Македонија, Скопје, 1999, 20–22; I. Touratsoglou, *Die Munzstatte von Thessaloniki in der Romischen Kaiserzeit*, Berlin/New York, 1988. П. Ј.

**МОНЕТОКОВЕЊЕТО НА МАКЕДОНСКИТЕ КРАЛЕВИ.** Во периодот помеѓу V и II в. пр.н.е. кога се одвива монетоковењето на македонските кралеви, *Александар I* (498–454) е првиот македонски крал што кове пари со своето име, почнувајќи од 480/479 г. пр.н.е. Експанзионистичката политика на Александар I по завршувањето на Персиската доминација на Балканот, била причина за престанување на монетоковењето кај повеќе пајонски племиња. Богатите рудници за сребро од анектираните територии му овозможиле услови за значителна продукција на пари. Неговиот наследник кралот *Пердика II* (454–413), иако долго владеел, ковел монети само со помали вредности: тетроболи, диоболи и оболи. Тој го вовел типот на парите со Херакле, кој потоа станал најпопуларниот во репертоарот на македонското кралско монетоковење. Синот на Пердика *Архелај* (413–399) извршил повеќе рефор-


Монета на Архелај (аверс/реверс)

ми, меѓу нив и монетарна. Тој го напуштил дотогашниот систем и своите монети ги ковел со редуцирана тежина, според т.н. персиски тежински стандард, но со локални карактеристики. Кон крајот на неговото владеење (ок. 400 г. пр.н.е.) тој првпат кај македонските владетели почнува да кове пари од бронза. Воведувањето пари од неблагороден метал довело до промени во монетарната политика и локалната економија. По Архелај, наредните кралеви се карактеризираат со краткотрајно владеење: *Аероп II* (396–393), *Аминта II* (392–390) и *Павсанија* (390–389). *Аминта III* (389–369), покрај бронзени пари, ковел и сребрени статери, хемидрахми и диоболи. Кралот *Филип II* (359–


Монета на Филип II (аверс/реверс)

336) прави реформи во финансиите и значително ја зголемува продукцијата на пари во сите три метала, а првпат кај македонското кралско монетоковење воведува и ковење златни пари. Тој користел два тежински стандарда, еден за златните, друг за сребрените, а првпат исти типови пари биле ковани во различни монетарници (Пела и Амфипол). Тој е првиот македонски крал, чии изданија биле ковани и постхумно, а притоа и масовно биле имитирани од повеќе варварски племиња. Монетоковењето на *Александар III Македонски* (336–323) е окарак-


Монета на Александар III Македонски (аверс/реверс)

теризирано како прво монетоковење од светски размери. Тоа опфаќа повеќе од 4000 изданија во злато, сребро и во бронза. Поради големата популарност, имитации на неговите пари биле правени во злато, сребро и во бронза. Во времето на *Филип III Аридај* (323–317) монетарната продукција опаднала, а некои монетарници биле затворени. Во 311 г. пр.н.е., по склучениот договор помеѓу завојуваните дијадоси, *Касандар* официјално бил прогласен за стратег на Европа. Тој ковел само бронзени пари. Во одредени периоди во првата половина на III в. пр.н.е. Македонија била управувана од дијадосите *Деметриј I Полиоркет*, *Пир* и *Лисимах*, чии монети циркулирале низ Македонија. Деметриј Полиоркет, познатиот специјалист за поморски битки и опсади, во 294 г. бил прогласен за крал на Македонија (294–288/7). Тој вовел сосема нови и дотогаш непознати монетни типови, преку кои ги пропагирал неговите воени успеси, како што била неговата поморска победа кај Саламина. Претставата на Нике на преден дел од брод и на богот на морето Посејдон се основниот дизајн за неговите пари, а интересни се и типот на парите со македонски штит и шлем. Во 277 г. пр.н.е., со впечатливата победа над Келтите, *Антигон Гонатa* (277–239) успеал да ја направи Македонија повторно важна политичка сила. Неговото монетоковење опфаќа изданија на статери, тетрадрахми, драхми и бронзени монети. На кралот *Деметриј II* (239–229) му се припишуваат само бронзени монети. Кралот *Филип V* (221–179), во обид да ја запре римската



Монета на Филип V (аверс/реверс)

пенетрација на исток прави повеќе реформи за стабилизирање и зајакнување на својата држава, меѓу кои и реформи во фискалната дејност. Неговото монетоковење опфаќа повеќе типови пари ковени во злато, сребро и во бронза. На неговиот син *Персеј* (179–168) ниту натрупаното богатство ниту преземените воено-дипломатски чекори не му помогнале да го зачувува кралството. Во битката кај Пидна (168 г. пр.н.е.) тој бил поразен. Кај последниот македонски крал претставата на митскиот херој Персеј била омилена тема за парите што ги ковел.

ЛИТ.: M. J. Price, *Coins of the Macedonians*, London, 1974; D. Raymond, *Macedonian Regal coinage to 413 B.C.*, New York, 1983; M. J. Price, *The coinage in the name of Alexander the Great and Philip Arrhidaeus*, Zurich/London, 1991; G. Le Rider, *Le monnayage d'argent et d'or de Philippe II, frappe en Macedonie de 359 a 294*, Paris, 1977. П. Ј.

**МОНЕТОКОВЕЊЕТО НА ПАЈОНСКИТЕ ВЛАДЕТЕЛИ.** Монетоковањето на пајонските кралеви се одвивало во периодот од крајот на V до крајот на III в. пр.н.е. Според досегашните истражувања се смета дека прв почнал да кове свои пари пајонскиот владетел *Теутаос* (ок. 430/425 – ок. 400 г. пр.н.е.). Познати според мал број монети, откриени во пајонскиот регион или во неговата непосредна близина, се пајонските владетели Бастареј, Симон, Никарх и Диплај. Кралот *Ликеј* (359/–340/335), чиешто постоење е



Монета на Ликеј (аверс/реверс)

потврдено и со историски факти, е првиот владетел со поголема продукција на сребрени монети, којшто го зголемил бројот и на типовите и на номиналите, а кој своите пари ги ковел според редуциран пајонски стандард. Неговото монетоковење во многу сегменти укажува на блиски релации со монетарницата на Дамастион. Наследникот, кралот *Патрај* (340/ 335–315) ковел повеќе типо-



Монета на Патрај (аверс/реверс)

ви тетрадрахми, драхми и тетроболи. На некои подунавски племиња парите на овој владетел им послужиле како предлошка за ковење имитации. Синот на Патрај, кралот *Авдолеон* (315–286/5), продуцирал пари со повисок квалитет (тетрадрахми, дидрахми, драхми и тетроболи). Во почетокот (315–305 г. пр.н.е.) ковел пари според пајонскиот стандард, а потоа (по 305 г. пр.н.е.) – според атичкиот. И некои типови од парите на Авдолеон биле имитира-



Монета на Авдолеон (аверс/реверс)

ни од одделни подунавски племиња. Влошената економска ситуација во Пајонија (III в. пр.н.е.) се одразила и на монетоковењето, па така кралот *Леон* (278–ок. 250) ковел само бронзени монети. На последниот пајонски крал *Дропион* (ок. 250 – ок. 230), основачот на заедницата на Пајонците, му се припишуваат монетите со легенда *ΠΑΙΟΝΩΝ* . Овие Дропионови пари се последната манифестација на монетоковење пред дефинитивното исчезнување на пајонската држава.

ЛИТ.: В. Битракова-Грозданова, *Споменици од хеленистичкиот период во СР Македонија*, Скопје 1987, 81–102; В. Лилчиќ – П. Јосифовски, *Сребрен диобол на пајонскиот владетел ΤΕΥΤΑΟ(Σ)*, „Macedonian Numismatic Journal“, 1, Skopje 1994, 27–37; P. Josifovski, *Coins with inscription „ΠΑΙΟΝΩΝ“ from the collection of the National Bank of the Republic of Macedonia*, „Macedonian Numismatic Journal“, 4, Skopje 2000, 15–28. П. Ј.

**МОНЕТОКОВЕЊЕТО НА ПАЈОНСКИТЕ ПЛЕМИЊА.** Просторот на Пајонците изобилувал со златоносни реки и богати рудници за сребро. Големото рудно богатство, а пред сè експлоатацијата на среброто (познатите Пангајски и Злетовско-кратовски рудници) создале благопријатни услови за појава на монетоковењето. Првите монетни продукции од пајонските племенски заедници биле направени веќе кон крајот на VI в. пр.н.е. од *Деронийе* (ок. 530/25 – ок. 510/500 г. пр.н.е.).



Монета на Дероните, обол (аверс/реверс)

Овие доцноархајски изданија биле отковани на тенки сребрени листовидни парчиња. Тоа биле анепиграфни, најчесто инкузни пари, со мали вредности, наменети за локална циркулација. За нив е карактеристична претставата на говедо, често придружена со соларен симбол. Во најпродук-


Монета на Дероните, октодрахма (аверс/реверс)

тивниот период на племенско монетоковење се појавиле и монетите на *Орескиѿе, Едониѿе, Лајаиѿе* и на др. (ок. 513 – 480 г. пр.н.е.)


Монета на Лијаи, октодрахма (аверс/реверс)

со големи вредности како декадрахми, октодрахми и тетрадрахми. Ова е периодот на персиското присуство и доминацијата над Егејот, вклучително и над Пајонија и Македонија, кога е енормно зголемена продукцијата на монети од разни изданија. По заминувањето на персиската војска, пари ковеле *Бизалѿиѿе*, Дероните и некои други племенски владетели (ок. 479 – 460 г. пр.н.е.). Експанзионистичката политика на Александар I е причина за престанокот на монетоковењето кај повеќето пајонски племиња, кога кон Македонија биле приклучени значајни делови од пајонската територија. Системот што бил користен за ковење на парите претставува комплексен тежински систем со нагласен локален „пајонски" карактер, осмислен за употреба и на ориенталните и на т.н. грчки деноминации. Стилот и иконографијата на монетите покажуваат многубројни врски и паралели помеѓу изданијата на разните племиња.

ЛИТ.: J. N. Svoronos, *L'hellenisme primitif de la Macedonie, prouve par la numismatique et l'or du Pangee*, Athen, 1918/19; G. K. Jenkins, *Ancient Greek Coins*, London, 1990; M. Price – N. Waggoner, *Archaic Greek silver coinage: the „Asyut" hoard*, London, 1975. П. Ј.

**МОНОПОЛ** – пазарна структура, во која едно единствено претпријатие (продавач) ја креира вкупната понуда во економскиот сектор и има силно влијание врз висината на цената на доброто или услугата. Моќта на монополот да влијае врз висината на цената е дотолку поголема доколку за доброто или услугата на монополот не постои соодветна супституција – производ или услуга што задоволуваат горе-долу иста потреба. Наспроти *комерцијалниоѿ*, постои и *ӣрироден моноӣол*. Природниот монопол е типичен за оние економски сектори што бараат вложување на големи капитали, бенефитираат од економии од обем (поради масовното производство, фиксните трошоци на единица производ се мали) и оттука општествено е неисплатливо повеќе претпријатија да ја вршат дејноста во секторот. Во таков случај државата (владата) дава ексклузивно право едно единствено претпријатие да ја врши дејноста во секторот со што, de facto, креира природен монопол. Типичен пример на ваков монопол се една железница, едно електростопанство или гасовод и сл. Пазарната структура на РМ, како мала земја, според критериумот – број на учесници што ја креираат понудата во одделни сектори, покажува релативно висока монополизираност. Некои анализи за Македонија (се однесуваат за втората половина на деведесеттите години) потврдија егзистенција на приватен монопол во осум сектори (производство на деривати од нафта, производство на кожа и крзно, преработка на каучук, производство на сточна храна и сл.) и егзистенција на природен монопол, исто така, во осум сектори (железница, електростопанство, поштенски и телекомуникациски услуги и сл.). Меѓутоа, силата на монополите (и на комерцијалните и на природните) се релативизира ако во анализата се вклучат и други критериуми: можност за супституција на добрата и услугите, еластичност на побарувачката, увозна конкуренција, дерегулација, приватизација и влез на нови економски субјекти во дејноста, воспоставување на владина антимонополска политика и регулација на природните монополи и сл. Штетите од постоењето монополи во Македонија, како и во секоја друга економија, се бројни: загуби од ограничувањето на производството од страна на монополите, со што потрошувачите (граѓаните и бизнисите) плаќаат високи цени, загуби од лошото управување со монополите, загуби од барањето рента (поткупување на регулаторите), загуби од намалувањето на конкурентноста и ефикасноста на вкупната економија и сл., поради што инволвирањето на владата во ограничувањето на економската сила на приватните и природните монополи е неопходно: (в. *државна реḡулација на економскиѿе секѿори* и *Комисија за зашѿиѿа на конкуренцијаѿа*).

ИЗВ.: Д. Новачевски, *Од совршена конкуренција до моноӣол – некои асӣекѿи на деловнаѿа концен̄ѿрација во македонскоѿо сѿоӣансѿво,* „Годишник", на Економскиот факултет – Скопје, Скопје, 2001.

ЛИТ.: J. Stiglitz, *Principes d'economie moderne*, 2è edition, De Boeck Universite, Paris – Bruxelles, 2001; Т. Фити, *Економија – основи на економијаѿа,* Скопје, 2006. Т. Ф.


Еуџенио Монтале

**МОНТАЛЕ, Еуџенио** (Eugenio Montale) (Ценова, 12. X 1896 – Милано, 12. IX 1981). Заедно со Унгарети, претставува најизразита фигура на италијанскиот херметизам. Интензивно се занимавал со новинарство. Пишувал книжевна и музичка критика. Доживотно бил сенатор на Италија. Медитеранот во неговите песни е издигнат до симбол на хуманистичката цивилизација. Добил Златен венец на СВП во 1973 г. Во 1975 г. добил и Нобелова награда за литература.

БИБЛ.: *Коски од сиӣа,* 1925; *Виор и друḡо,* 1956; *Саѿура,* 1971 и *Дневник 71 и 72,* 1973.

ЛИТ.: Анте Поповски, *Поезијаѿа на Монѿале*, „Песни", ЗИД-НМ, Ск., 1973. П. Гил.

**МОНУМЕНТАЛНА УМЕТНОСТ** – дел од ликовната уметност што се однесува за феномените на просторот и облиците во него, како архитектонско-ликовни целини. Во овој контекст се издвојуваат меморијалните комплекси во Крушево (Споменикот на Илинден и НОВ, 1974 на Ј. Грабул и И. Грабул), Велес (Спомен-костурницата на паднатите партизани, 1979/80 проект на С. Суботин и Љ. Денковиќ, со мозаици на П. Мазев) и Кочани (Споменикот на слободата, 1981, проект на Р. Раѓеновиќ, со мозаици на Г. Чемерски). Највпечатлива е уништената фреска на Б. Лазески (НОВ во Македонија, 1956) во некогашната Железничка станица во Скопје. Спомениците или ѕидните декорации на Д. Тодоровски, П. Хаџи Бошков, Б. Митриќески, Д. Попоски, Б. Крстевски, Б. Конески, Б. Николоски, Д. Кондовски, С. Маневски, Т. Шијак, се изведени со традиционални или модернистички концепти.

ЛИТ.: Борис Петковски, *Македонскоѿо монуменѿално сликарсѿво на ѿеми од НОВ и Револуцијаѿа*, Скопје, 1984; Антонела Петковска, *Социјалниѿе асӣекѿи на*



Дел од фреската на Б. Лазески „НОБ во Македонија“ во некогашната железничка станица во Скопје (1956)

*монументалното споменично творештво во СРМ по ослободувањето*, Скопје, 1986; Владимир Величковски, *Монументалната уметност во Македонија по 1945 година*, Богданци, 2002. М. Б.-П.

**МОНЧЕВ, Борис В.** (Прилеп, 15. VIII 1881 – Софија, 4. X 1942) – припадник на ТМОРО. Завршил гимназија во Солун (1902), а право во Женева, Швајцарија (1911). Бил учител во Машката егзархиска гимназија во Солун (1903–1905), член на ЦК на ТМОРО, учесник на Рилскиот конгрес (1905). Учествувал во Првата светска војна на Одринскиот фронт.

ЛИТ и ИЗВ.: НБКМ-БИА, ф.: 641, оп.1, а.е. 16, л. 95; *Борбите в Македония и Одринско 1878–1912 – Спомени*, София 1981. Ал. Тр.

**МОРАВСКА КИРИЛОМЕТОДИЕВСКА КНИЖЕВНА ШКОЛА** претставува најстара фаза од развојот на словенската писменост. Подразбира литерарна дејност на Константин-Кирил и Методиј и нивните ученици во времето на Моравската мисија (863-885), во текот на која се поставени темелите на словенската писмена култура. Моравската школа воведува оригинално словенско писмо – глаголица, составено од Константин-Кирил, и прв словенски писмен јазик – старословенскиот, базиран врз јужномакедонска дијалектна подлога. Овој јазик е близок до прасловенскиот. Во текот на употребата во В. Моравија во него навлегуваат одделни јазични средства од западнословенско потекло, кои стануваат составен дел од моравската јазична норма. Моравската школа развива богата литерарна дејност, преводна и оригинална. Преведени се сите основни прирачници неопходни за вршење литургија, за христијанска просвета и за организирање на христијанскиот живот. Книжевниот опус на Моравската школа не е комплетно зачуван, најстар познат ракопис се Киевските ливчиња (мисал) од X в. Поради тоа тој се реконструира врз основа на подоцнежни преписи, кои ја чуваат кирилометодиевската традиција. Меѓу нив, покрај преписите на Преславската школа, особено важно место заземаат најстарите глаголички ракописи препишани во Охридската школа.

ЛИТ.: зб. *Magna Moravia, sbornik stati k 1100. vyroci prichodu byzantske mise na Moravu*, Praha 1965; *Magnae Moraviae Fontes Historici I-V*, Brno 1966-1977; зб. *Великая Моравия. Ее историческое и культурное значение*, Москва, 1985; Vasica J., *Literarni pamatky epochy velkomoravske, 863-885*, 2. doplnene vydani, pripravila Z. Hauptova, Praha 1996; Mares F. V., *Konstantinovo dedictvi po 1100 letech*, 7-37, *Podil sv. Metodeje na pocatcich slovanskeho pisemnictvi*, 38-45, *Staroslovansky spisovny jazyk ve velkomoravskem state*, 46-60, зб. Cyrilometodejska tradice a slavistika, Praha 2000. Зд. Р.



Димитар Кондовски: „Св. Кирил и Методиј“ (1976)

**МОРАВСКА МИСИЈА** – византиска мисија условена од сложени дипломатски, политички и црковни интереси. Великоморавскиот кнез Растислав сакал да се ослободи од влијанието на германско-латинското свештенство и од агресивните аспирации на младата германска држава, па побарал учител и епископ од Византија. Византискиот император Михаил III во моравската покана гледал шанса да го наметне византиското културно влијание на една средноевропска држава, која во средината на IX в. почнала да ја шири својата власт и над други словенски земји. Со тоа се надевал дека ќе го намали влијанието на германската држава, која почнала да ѝ соперничи на Византија во Италија и на Балканот. Паралелно со политичките интенции на Византија за обновување на старата Римска Империја, цариградскиот патријарх Фотиј сакал да го прошири своето влијание во Средна Европа и да го намали влијанието на римскиот папа, којшто во тоа време воспоставил дипломатски односи со една балканска држава (Бугарија), сосед на Византија и таму испратил свое свештенство. Придружбата била подготвено со слов. писмо и преводи од најопитниот и потврден мисионер Константин Философ во придружба на брат му Методија, докажан како одличен организатор и со добро познавање на словенскиот јазик. М. м. во Моравија била со променлива среќа во зависност од политичките состојби. По смртта на Константин-Кирил во Рим (869), Методиј останал сам да ја раководи мисијата (в. *Методиј*). По неговата смрт во 885 настанале уште потешки денови, учениците му биле прогнати, а на местото на неговиот заменик, архиеп. Горазд, од папата бил назначен за моравски архиепископ Вихинг, огорчен противник на словенската писменост и богослужба.

И покрај сите пречки и прогонства М. м. е грандиозно заедничко дело на св. Кирил и Методиј. Во работата тие се дополнувале. Помладиот бил силен во теоријата, а постариот во практичниот живот. Нивната просветителска работа била сеопфатна. Таа претставува мост што го поврзува Ис-

токот со Западот, а нивните ученици го расеале семето што го посеаја во Моравија. Раководителите на М. м., браќата Константин-Кирил и Методиј во 1985 од Ватикан беа прогласени за патрони на Европа.

ЛИТ.: Fr. Dvornik, *Byzantine Missions among the Slavs*, New Brunswick, New Jersey, 1970; П. Хр. Илиевски, *Просветителската мисија на св. Методиј*, Кир.-методиевскиот (ст. слов.) период и кирило-методиевската традиција во Македонија, МАНУ, 1988, 249-258; Бл. Ристовски, *Сознајби*, МАНУ, 2001, 87-96. П. Хр. Ил.

**МОРАНИ, Азем** (Моране, Скопско, 1923 – Скопје, 1947) – учител, балистички водач што со својата група продолжил да дејствува и по 1944–45. Бил меѓу водечките личности на НДШО, а во јуни 1946 г. избран и за член на ЦК. Учествувал во формирањето на широка мрежа илегални комитети по градовите и селата и вооружени банди за борба против новата македонска власт. Бил откриен и затворен во 1946, а осуден на смрт и ликвидиран во 1947 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Балисти*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**МОРЕНА** – словенска божица на смртта и темнината, сестра на богот на небото и атмосферските влијанија Перун и на богот на раѓањето и животот Дабог, во постојана придружба и вечен конфликт (според запис од с. Крушевица, Мариовско), со што се поврзувала и промената на годишните времиња – летото (победа на Дабог) и зимата (победа на Морена). Нејзиното именување се поврзува со старословенскиот збор *мор* – смрт. Постои и несигурна идентификација со демонското суштество Мора.

ЛИТ.: Танас Вражиновски, *Македонска народна митологија,* I, Скопје, 2002, 22, 32, 38, 273–274. С. Мл.

**МОРЕХОН, Нанси** (Хавана, 6. IX 1942) – водечка кубанска писателка и врвна современа карипска поетеса на шпански јазик. Првата стихозбирка *Мутимос* ја објавила во 1962 г. Потоа објавила уште дванаесет поетски книги. Нејзината поезија, која е длабоко исповедна и еруптивна, е преведена на многу јазици. Добитник е на најпрестижни кубански и меѓународни награди за поезија. Во 2006 г. е лауреат на Златниот венец на СВП.

ЛИТ.: „Поезија", СВП, Струга, 2006. П. Гил.

**МОРИНА, ПЕРСИСКА** (Morina persica L.) – степски вид познат за јужниот дел на Балканскиот Полуостров и за Мала Азија. На територијата на РМ се развива во степоликото подрачје (помеѓу Велес, Штип и Неготино). Вл. М.



Моркови

**МОРКОВ** (Daucus carota L.) – двегодишно растение од фам. Apiaceae. Во првата година формира надебелен корен (консумативен дел) и лисна розета, а во втората генеративни органи. Се одгледува заради надебелениот корен. Како храна е многу ценет поради високата содржина на каротиноиди, пектински материи, В-витамини и минерални материи. Се користи во разни јадења и во прехранбената индустрија. Кај нас се произведува во доволни количества за сопствени потреби. Д. Ј.



Епископската црква од средниот век во Мородвиз, Кочанско

**МОРОДВИЗ** – средновековен град и епископија. Се лоцира во месноста Градиште, кај с. Мородвиз. Првпат се спомнува во 1018 г., кога градските клучеви му биле предадени на Василиј II во Мосинопол. Во грамота на Василиј II (1019) е засведочен како седиште на епископија, а на крајот од XII в. и како провинција (заедно со Малешево). Во XIV в. е регистриран како село.

ЛИТ.: Кирил Трајковски, *Истражувања во Мородвиз, 1980,* Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија, X–XI (1979 –1982), Скопје 1983, 133-142; Т. Томоски, *Морозвидска епископија, Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999, 169–188. Б. Петр.

**МОРОДВИСКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** (XI–XVI в.) – ја опфаќала територијата од горниот и средниот тек на реката Брегалница. Се спомнува во хрисовулите на царот Василиј II (1019). Со ова име постоела до 1347 г., кога била формирана новата Злетовска епархија. Мородвиската епархија низ историјата ги носела имињата Брегалничка, Малешевска, Овчеполска, Провадиска и Лесновска. Најпознати нејзини епископи се: Давид, којшто дејствувал во XV в., Никанор, Пахомиј, којшто бил поставен од Павле Смедеревски (1530/31), но бил разрешен, како и епископот Софрониј (1541).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Р. Грујић, *Морозвидска епархија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**МОСКОВ, Димитар** (Прилеп, 29. III 1912 – Прилеп, 24. XII 1997) – доктор по ветеринарна медицина. Завршил Факултет за ветеринарна медицина во Загреб (1943). Ја основал Ветеринарната станица во Прилеп (1944). Работел на организирањето на ветеринарната служба во Прилеп, Битола и во Охрид. По Ослободувањето бил долгогодишен директор на Ветеринарната станица во Прилеп (1946–1960), која го носи неговото име. Бил назначен за околиски ветеринарен инспектор за Битолската околија и за општински инспектор за Прилеп. М. Д. – Ј. Б.

**МОСКОВСКИ ДОГОВОР СТАЛИН – ЧЕРЧИЛ ЗА БАЛКАНОТ** (1944). Во првиот ден од посетата на британската владина делегација во Москва (9. X 1944) во Кремљ бил постигнат договор за поделба на Балканот на сфери за влијание: во Романија СССР 90%, а Велика Британија и САД 10 %; во Грција Велика Британија и САД 90%, а Русија 10%; во Бугарија СССР 75%, а Велика Британија и САД 25%; во Југославија и во Унгарија двете страни

по 50%. Со тоа Македонија била поделена и меѓу источниот-комунистички и западниот-капиталистички блок.

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi,* II, Beograd, 1998. М. Мин.

**МОСТРОВ, Петар Илиев** (Охрид, 5. VI 1929 – Охрид, 14. IV 1996) – спец. ортопед. По завршувањето на Мед. ф. во Скопје (1958/59) почнува да работи во Болницата за коснозглобна ТБЦ во Охрид, чиј в.д. директор е од 1961 до 1967 г., кога и специјализирал ортопедија во Скопје и Белград. Бил директор на оваа институција (1967–1974). Примариус е од 1974 и до пензионирањето бил советник во Болницата. Сл. М. П.


Васко Моура

**МОУРА, Васко Граса** (Vasco Graca Moura) (Порто, 3. I 1942) – португалски поет, раскажувач, драматург, есеист. Преведувач на дела од Шекспир, Данте (*Божес̄твена̄та комедија*), Рилке, Лорка и др. Тој е поет ерудит, поет со интелектуален сензибилитет, голем модернизатор на поетскиот израз и јазик. Добитник на Златниот венец на СВП во 2004 г.

БИБЛ.: *Модус ш̄то се менува,* 1963; *Инс̄трумен̄ти на меланхолија̄та,* 1980; *Концер̄т во ӣоле,* 1993; *Љубов моја, ноќе беше*, 2001.

ЛИТ.: В. Урошевиќ, *Продлабочување на сензибилиш̄ет̄от*, „Поезија", СВП, Струга, 2004. П. Гил.

**МОЧВАРНИ ПТИЦИ** (Scolopacidae) – фамилија долгоноги водни птици, кои го прават гнездото на земја; главно миграторни видови, тесно поврзани со водните екосистеми. Во Македонија се регистрирани 10 рода: каменопревртувачки (Arenaria), пескарки или крајбрежни тркачи (Limicola, Calidris), тринги или водни тркачи (Tringa, Philomachus), шљуки (Numenius, Limosa, Scolopax) и бекасини (Gallinago, Limnocryptes).


Крајбрежни тркачи (Limicola)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Елена Моше

**МОШЕ, Елена** (Битола, 4. V 1968) – актерка. Дипломирала на ФДУ во Скопје, на Отсекот за актерска игра (1993) и станала член на Народниот театар во Битола. Улоги: Томанија („Патувачки театар Шопаловиќ"); Хајди во истоимената дело; Анџела („Мајстори на забуни"); Поца („Летни Силјане"); Ирина („Три сестри"); Милка („Чест"); Рашела („Спилион"); Соланж („Слугинки"); Камиј („Не шегувај се со љубовта"); Лора („Стаклена менажерија"); Жана („Дома"); Надежда („Семејни приказни"); Едит Пјаф („Пјаф") и др. Р. Ст.


Владимир Мошин

**МОШИН, Владимир Алексеевич** (С.-Петербург, 9. X 1894 – Скопје, 9. II 1987) – академик, византолог, медиевалист и славист. Роден во семејство на книжевник и професор по естетика. Во 1913 г. се запишал на Истор.-филол. ф. во Петроград, но студиите ги прекинува како доброволец на фронтот. По демобилизацијата (1918) студиите ги продолжил во Киев, каде што се приклучил кон доброволечката армија во Граѓанската војна. Во 1921 г. емигрирал во Југославија. Во Белград (1922) го положил дипломскиот испит пред руски унив. професори; докторирал на Универзитетот во Загреб (1928), а во 1929 г. во Белград го положил професорскиот испит.

Како професор работел во гимн. во Копривница (1921–1932) и во Панчево (1932–1939). Во 1930 г. е избран за доцент на Филозофскиот ф-т во Скопје, но изборот не му е потврден. Работел како приватен доцент по византологија на Филозофскиот ф-т во Белград (1933-1939). Во 1939 г. повторно е избран за доцент по византологија на Филозофскиот ф-т во Скопје, а во 1941 преминал на Филозофскиот ф-т во Белград. До крајот на војната бил на служба во Руската црква и како наставник во Руско-српската гимназија во Белград.

Избран за соработник во Истор. институт на САНУ и на должноста директор на Архивот, одн. Истор. институт на ЈАЗУ (1947–1959) до пензионирањето. Веднаш е ангажиран во Археографската комисија при Советот за култура на НР Србија, а по формирањето на Археографското одделение при Народната библиотека на Србија станува и негов раководител. Во 1964 г. е избран за проф. по палеографија на Филозофскиот ф-т во Белград. Од 1967 г. преминал во Архивот на Македонија, каде што останал до смртта. Во 1969–1975 г. е ангажиран како проф. по предметот Пом. истор. науки на Катедрата за историја на Филозофскиот ф-т во Скопје. Избран за дописен член надвор од работниот состав на МАНУ (1974).

Научните трудови во првиот период (1925–1933) се посветени на прашања од византологијата, визант.-словен. односи, истор. етнологија на Источна Европа; во вториот приод (1933–1941) на византологијата, помошните истор. науки, анализа на истор. и истор.-правните текстови и опис на ракописи и архивски споменици; во периодот 1945–1969 г. на опис на ракописи, пом. истор. науки и филигранологија. По издавањето на *Оӣис на словен. ракоӣиси во Македонија* (1972) ја покренува едицијата *Сӣоменици за средновековна̄та и ӣонова̄та ис̄торија на Македонија.* Научниот опус опфаќа над 230 библиографски единици. Најголем дел од својата обемна работа ја посветил на деталната обработка на кирилските и грчките ракописни книги.

БИБЛ.: *Македонско еванѓелие на ӣоӣ Јована*, Скопје, 1954; *Cirilski rukopisi Jugoslavenske akademije*, I-II, Zagreb, 1952, 1954; *Filigranes des XIIIe et XIV siecle* par V. Mosin et S. Traljic, I-II, Zagreb, 1957; *Grcke povelje srpskih vladara* (Beograd, 1936; *Diplomata Greaca regnum et imperatorum Serbiae.* A. Solovjov and V. A. Mosin. Introduction par V. Mosin. Variorum Reprints, London, 1974; *Словенски ракоӣиси во Македонија.* Редактор В. Мошин, I и II, Скопје, 1971. Сл. Н.

**МОШИЊСКИ, Лешек** (Leszek Moszyński) (Лублин, Полска,19. II 1928 – Гдањск, Полска, 16. IV 2006) – полски лингвист, фило-

лог, славист, полонист, член на МАНУ надвор од работниот состав (од 2003). Поголем дел од неговиот богат опус се однесува на староцрковнословенскиот јазик од канонскиот, кирилометодиевски период. Се занимава посебно со јазикот на *Зографскиот кодик*. Автор е на еден од најпознатите и најшироко прифатени воведи во словенската филологија (*Wstęp do filologii słowiańskiej*, Warszawa 1984). Околу десетина расправи има посветено на *Охридската книжевна школа* и на староцрковнословенски споменици настанати на почвата на Македонија.

ЛИТ.: *Tematy, Księga jubileuszowa w 70. rocznicę urodzin profesora Leszka Moszyńkiego*, Gdańsk, 1998. З. Т.

**МРАВКА, ЦРВЕНА ШУМСКА** (*Formica rufa* L.) – ципокрилен инсект без крилја. Живее социјално во добро организирани заедници. Гради мравјалници високи до 1 m, најчесто по рабовите на иглолисни шуми. Должината на телото е до 1 cm. Мравјалникот на овој вид е составен од многубројни ходници и комори, изградени од отпаднати иглички на разни четинари или од топчиња земја.


Црвена шумска мравка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниште живошни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**МРАВКИ** (*Formicidae*) – социјални ципокрилни инсекти. Живеат во помали или во поголеми заедници. Поголемиот број на членовите од заедницата се бескрилни инсекти. Такви се полово неактивните женки – разбојници. Плодните женки – матици се појавуваат како крилати членови на мравкината заедница, исто како и машките членови. Во заедницата постојат војници – модифицирани работници со голема глава и јаки вилици. Тие се грижат за безбедноста и одбраната. Членовите од заедницата живеат во специјални гнезда – мравјалници, изградени под или над земјата од најразличен материјал. Гнездата се составени од лавиринти на ходници и комори што се специјално изградени за ларвите, кокониte, за складирање на храната, за проветрување итн. Во Македонија се регистрирани 76 видови мравки од кои попознати се: *црвената шумска мравка* (*Formica rufa* L.), *црната мравка* (*Formica fusca* L.), *малата ливадска мравка* (*Tetramorium cespitum* L.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниште живошни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**МРАВКИНИ ЛАВОВИ** (*Myrmeleontidae*) – мрежокрилни инсекти. Името го добиле по ларвите, кои се најголеми непријатели на мравките. Возрасните личат на вилински коњчиња, по долгото и тенко тело и двата пара долги и тенки крилја. Ларвите прават инчести клопци во сува земја или во песок, во кои најчесто ловат мравки. Познати се околу 1.900 видови, главно од потоплите предели во светот. Во Македонија е најраспространет родот *Myrmeleon* застапен со три вида: *мравкин лав* (*Myrmeleon formicarius* L.), (*M. inconspicius* Rambur) и *европски мравкин лав* (*M. europaeus* L.).


Мравкин лав

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниште живошни*, Скопје 1991, 1–640; Boris Sket … et al., *éivalstvo Slovenije*, Narodna in univerzitetna knjiûnica, Ljubljana 2003, 1-664. В. Т. К – М. Кр.


Македонски мразовец

**МРАЗОВЕЦ, МАКЕДОНСКИ** (Colchicum macedonicum Kosanin) – македонски флористички ендемит од фамилијата Liliaceae (кринови), познат само за планината Јакупица – Бегово Поле и Караџица. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**МРАЧНИЦИ** (*Solpugida – Solifuga*) – крупни ноќни пајаковидни членконоги. Телото им е долго до 7 см, обраснато со влакненца. Главно се жители на сушни предели. Распространети се во песочните области на Медитеранот. Името *мрачници* е објаснето со зборовите *sol* лат. = сонце и *fugere* = бегам. Во Македонија се среќава само еден вид, *Galeodes graecus* C.L. Koch., кој е малоазиски елемент.


Мрачник (Galeodes graecus)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниште живошни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.


Жолт мрежокрилец

**МРЕЖОКРИЛЦИ** (*Neuroptera*) – инсекти со издолжено тенко тело со два пара проѕирни мрежести крилја, по што го добиле името. Различно се обоени, со големина од 1 до 2 cm. На главата имаат еден пар релативно долги пипала составени од многу членчиња. Имаат устен апарат за грицкање. Се размножуваат со потполна преобразба. Ларвите имаат три пара нозе; кај повеќето видови усниот апарат е тенка цицална цевка, со која го исцицуваат пленот, а некои ларви имаат јаки вилици за фаќање. Мрежокрилците живеат на различни места (покрај реки, езера и тревници). Познати се преку 6.000 видови. Редот опфаќа повеќе фамилии. Најпознатa е *мравкини лавови* (*Myrmeleontidae*), чии ларви се хранат со мравки, ситни инсекти и со водни молци. Во Македонија има и други интересни видови мрежокрилни инсекти како: *Mantispa styriaca* Poda, која според надворешниот изглед потсетува на богомолка; од родот *Libelloides* познат е видот *L. macaronius* Scop., и ендемичниот *L. libelluloides* Sch.; видот *Nemoptera sinuata* Oliv. исто така е ендемичен и еден од најелегантните мрежокрилни инсекти, со долги и лентовидни задни крила.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниште живошни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**МРМЕВСКИ, Павле** (Прилеп, 13. XI 1925 – Скопје, 23. I 2003) – новинар, кој почнувајќи од 1947 г. целиот свој работен век – до пен-


Павле Мрмевски

зионирањето (1986) го минал во агенцијата Танјуг. Бил соработник, уредник и одговорен уредник на Дописништвото на Танјуг за Македонија. Дописник на Агенцијата од Париз и двапати од Софија. Учесник во НОБ. Б. П. Ѓ.

**МРТОВЕЧКА ГЛАВА** (*Acherontia atropos* L.) – крупна ноќна пеперуга. Припаѓа на групата *самрачници* (*Sphingiidae*). Често влегува во пчелини кошници и јаде мед. Името го добила по карактеристичната шара на грбната страна од телото што потсетува на мртовечка глава. Има распон на крилјата и до 12 cm. Живее на суви и сончеви терени. Активна е ноќе. Распространета е во Јужна Европа и во северна Африка. Во Македонија се среќава ретко.


Мртовечка глава

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**МРТОВЕЧКИ ПЛАШТ** (*Nymphalis antiopa* L.) – дневна пеперуга. Името ѝ е дадено според изгледот и обоеноста на крилјата од горната страна. Се храни со нектар и со растителни сокови. Живее, претежно, по шумските ливади каде што има брези. Лета од рана пролет, а најчест е во јуни и во јули. Распространет е скоро во цела Европа. Во Македонија е редок вид.


Мртовечки плашт

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno Izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, Munchen, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**МУВА, ЗЛАТНА** (*Lucilia caesar* L.) – двокрилен инсект со метално-златно-зелено обоено тело. Достигнува должина до 12 mm. Се храни со нектар. Живее во населени места, на ѓубришта и екскременти. Се појавува од јуни до септември. Распространета е во цела Европа.


Златна мува

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**МУВАРЧИЊА** (Muscicapidae) – фамилија мали птици од подредот птици- пејачки (Oscines). Во Европа и кај нас се присутни два рода (сврачовидни муварчиња – Ficedula и кафени муварчиња – Muscicapa), со вкупно четири вида.


Сврачовидно муварче

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.

**МУВИ, ВИСТИНСКИ** (*Muscidae*) – двокрилни инсекти, главно паразити на човекот и на животните. Се хранат и со органски материи во распаѓање. Ларвите се развиваат во гнили органски материи или паразитираат во телата на други животни. Најпознат претставник е *домашнаша мува* (*Musca domestica* L.) која, престојувајќи и на нечисти предмети и на храна, пренесува заразни болести како тифус и туберкулоза.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**МУВИ, ГАСЕНИЧАРКИ** (*Tachinidae*) – многу корисни двокрилни инсекти. Ларвите паразитираат на гасеници од штетни инсекти. Во Македонија се потврдени 28 вида. Најпознат вид е *Agria affinis* Fallen, чија ларва паразитира на губарот и на други штетни инсекти.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.

**МУВИ, ГРАБЛИВИ** (*Asilidae*) – двокрилни грабливи инсекти. Нозете им се силни и влакнести. Се хранат со други инсекти, ловејќи ги од заседа; и ларвите им се грабливи. Оваа фамилија муви во светот е застапена со 4.000 видови. Во Македонија се среќава видот *голема граблива мува* (*Laphria gibbosa* L.), која во пчеларството е позната како предатор на пчели.


Граблива мува

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**МУВИ, ГРБАВИ** (*Phoridae*) – мали двокрилни инсекти со карактеристично грбаво тело. Повеќето се слаби летачи. Некои се без крилја. Ларвите од бројни видови живеат во материи што се распаѓаат. Некои се предатори на пчели, оси или мравки, а некои се паразити на пчелини ларви. Поради тоа во пчеларството се сметаат за штетници. Познати пчелини штетници се видовите *Phora incrassata* Schmitz и *Megaselia rufipes* Mg.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**МУВИ, ЛЕБДЕЧКИ – ОСОЛИКИ МУВИ** (*Syrphidae*) – двокрилни инсекти што се карактеризираат со лебдечки лет. Имаат впечатлива боја слична со осите, по што го добиле и името *осолики муви*. Фамилијата опфаќа околу 6.000 вида. Од нив, во Македонија се познати 262 вида, од кои 6 се ендемични. Лебдечката мува *Scaeva pyrastri* L. е честа кај нас. Позната е како широко распространет и корисен инсект, чии ларви се хранат со растителни вошки.


Лебдечка мува

ЛИТ.: Vladimir T. Krpac, Smiljka Simic, Ante Vujic, Sneûana Radenkovic, *Contribution to the knowledge of Hoverflies (Diptera, Syrphidae) of Macedonia*, Acta Entomologica Slovenica, Ljubljana, 2001, 9/2: 169-174; Vladimir Krpac, *Fauna of hoverflies (Diptera, Syrphidae) of Macedonia*, Doctor Thesis, Departman of Biology and Ecology, Faculty of Sciences, Novi Sad, 2006.
В. Т. К. – М. Кр.

**МУВИ, МЕСАРКИ** (*Sarcophagidae*) – двокрилни инсекти што се вивипарни. Полагаат белузлави личинки на свежо или на застоено месо, кое лесно го пронаоѓаат по мирисот. Во Македонија се утврдени 16 вида, од кои најпозната е *обичнаша мува месарка* (*Sarcophaga carnaria* L.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.

**МУВИ, ТАНЧАРКИ** (*Empididae*) – мали двокрилни инсекти. Се карактеризираат по танцот во времето на роење кога машките единки ги даруваат женките со мали


Мува танчарка

уловени инсекти како дозвола за парење. Живеат во близина на води, околу поточиња или поголеми водни површини. Во Македонија се регистрирани 63 вида од оваа фамилија, од кои 6 се ендемични.

ЛИТ.: Bogdan Horvat, *Aquatic Empididae Fauna (Diptera) in Macedonia*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1995, 19(6/159): 147-170; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**МУВОМОРКА** (Amanita muscaria (L.: Fr.) Hook) – мошне отровен вид габа, честа во иглолисните шуми во Македонија. Лесно е препознатлива по интензивно црвената боја на шапката, покриена со бели крпички. М. К.


Мувоморки

**„МУГРИ“** (Положај, прва половина на 1945) – весник, орган на Четиринаесеттата македонска младинска НО ударна бригада „Димитар Влахов“, на македонски јазик. Редактор бил Д. Глигоров. Зачуван е само бр. 2 (март 1945), со 22 страници на хектографска техника.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 447; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 139. С. Мл.

**МУЗЕЈ НА ГРАД СКОПЈЕ** (Скопје, 1949) – општ музеј, основан по одделувањето од Народниот музеј. Посветен е на историјата на градот Скопје и неговата околина, од праисторијата до денешни дни. Како посебни оддели во него се застапени археологијата, етнологијата, историјата и историјата на уметноста. Основач бил Народниот одбор на Скопската околија, а денес работи под покровителство на Собранието на градот Скопје. Од 1970 г. е сместен во старата Железничка станица на површина од 4820 m$^2$. Располага со изложбен простор, работилници, канцеларии, лаборатории и библиотека. Во изминатиот период, преку редовната стручна работа, има прибрано над 16.000 музејски предмети. Дел од нив се изложени во постојаните поставки со етнолошка, историска и археолошка содржина. Приредува и повремени изложби од современата уметност. Во неговиот склоп работи и депандансот *Музеј на старата скопска чаршија,* сместен во Сули-ан, каде што има постојана изложба за нејзиното минато.


Музејот на Град Скопје

ЛИТ.: Драган Петковски, *Хисторијски музеји и збирке у музејима Македоније с посебним освртом на Музеј града Скопја,* Загреб, 1976; Ђорђе Миљковић, *Музејска делатност у Македонији,* Скопје, 2001. К. Бог.


Изложба во Музејот на Македонија


Мизејот на Македонија

**МУЗЕЈ НА МАКЕДОНИЈА – НАЦИОНАЛНА УСТАНОВА** Комплекс на музеи. Најголема музејска институција во Р. Македонија. Наследник на Археолошки музеј, формиран во 1924 година. Во 1984 година е формиран комплексен музеј од некогашните Археолошки, Етнолошки и Историски музеј. Матична музејска установа која собира, чува проучува и презентира движно културно наследство од областа на археологија, етнологија, историја и средновековна уметност. Делови од нејзините големи колкции се презентираат на повремени изложби и во постојаните поставки на археолошкиот, етнолошкот и историскиот музеј и во галеријата на икони. Во Археолошката поставка се презентирани артефакти од старото камено време до доцниот среден век. Етнолошката поставка презентира делови од богатата народна архитектура, занаети, обичаи, накит, облека и др. Во Историската поставка е претставена духовната, културната и политичката историја на Македонија. Во Галеријата на икони се изложени репрезентативни икони, иконостасти и фескоживопис од поствизантискиот период до преродбата. Во објектот „Куршумли Ан“ кој е дел од музејкиот комплекс е презентирана постојана поставка на камени споменици-Лапидариум. Во составот на Музејот се наоѓаат и неколку дисперзирани музејски збирки, спомен куќи и неолитското село „Тумба Маџари“. К. Бог. - П. Ј.

**МУЗЕЈ НА СОВРЕМЕНАТА УМЕТНОСТ – СКОПЈЕ** – единствена специјализирана институција за современата уметност во РМ. Основан во 1964 г. како резултат на меѓународната акција


Музејот на современата уметност


Изложба во Музејот на современата уметност

по катастрофалниот земјотрес (1963) за подарување уметнички дела. Како врвна институција се занимава со собирање, чување и презентирање на модерната и современата уметност. Неговата национална и меѓународна колекција има особено значење за регионот и пошироко.

ЛИТ.: Ђорђе Миљковић, *Музејска делатност у Македонији,* Скопје, 2001; Борис Петковски, *Музеј на современата уметност – Скопје, 1964–1976,* Скопје, 2001; Соња Абаџиева Димитрова, *Континуитет* 1977–1985, Скопје, 2004. З. Ал.-Б.

**МУЗЕЈСКИ ЗБИРКИ ВО МАКЕДОНИЈА** – музејски институции со ограничена дејност. Обично се однесуваат на еден вид предмети на наследството или на една тематика на одредена научна дисциплина со различен вид предмети. Постојат повеќе приватни или општествени музејски збирки. Во практиката тие се потенцијални музејски установи, доколку во нив се интензивира стручната и научната работа. Постојат повеќе примери на прераснување на збирките во музеи, како што се: *Музејот на Јужна Србија* настанат од археолошката збирка при Филозофскиот факултет во Скопје (1924), *Природнонаучниот музеј* во Струга, од приватната збирка на д-р Никола Незлобински (1924) и др. Сега постојат повеќе приватни музејски збирки, а јавните три се под директна стручна управа на Музејот на Македонија – *Археолошко-историска збирка – Ресен, Археолошка збирка – Валандово* и *Археолошка музејска збирка – Кочани.* К. Бог.

**МУЗЕОЛОГИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – информациска наука што се занимава со комплексот на истражувањето, заштитата и презентацијата на материјалните и нематеријалните сведоштва на културата и на природата. Територијата на Македонија, со бројното културно и природно наследство, е особено погодна за музеолошка обработка. Ги има поминато речиси сите фази на музеологијата во светот. Присутни се фазите поврзани со емпириско-дескриптивната и со теоретско-синтетичката дејност. Повеќе е изразен практичниот, отколку теоретскиот аспект на музеологијата. К. Бог.

„**МУЗИКА**“ – списание на Сојузот на композиторите на Македонија. Почна да излегува во 1997 г. Се издава на македонски и на англиски јазик. Обработува теми сврзани со минатото и со сегашноста на македонската музичка култура. Досега се објавени 18 броја, во кои се публикувани текстови за повеќе македонски автори од сите генерации, како и истражувачки трудови што третираат прашања од македонското подалечно минато. Посветува посебно внимание и на проблеми сврзани со фолклорот во Македонија. М. Кол.

**МУЗИЧКА ЗБИРКА при Националната и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“, Скопје** – во 1969 г. при НУБ „Св. Климент Охридски“ се оформи Оддел за посебни фондови и збирки, меѓу кои е и Фондот на музичката збирка, основан на 8 јуни истата година, како прва музичка библиотека во нашата земја. Овој фонд се состои од: нотна литература, аудио и видеоматеријали (грамофонски плочи, аудио и видеокасети и компакт-дискови). За читателите на Музичката збирка постојат повеќе информативни помагала (каталози, периодични списанија и весници, прирачна литература и монографски публикации со музичка содржина). Првиот музички библиотекар е Јелица Тодорчевска, која оваа збирка ја раководеше од 1969 до 2001 г. Ј. Т.

**МУЗИЧКА МЛАДИНА НА МАКЕДОНИЈА (ММM)** – организација, која како основни принципи за дејствување ги има вградено статутарните одредби на Светската федерација на музичката младина (ФЈМ). МММ е формирана во Битола (1963) и оттогаш е член на ФЈМ (како дел од Музичката младина на поранешна Југославија), а од 1995 г. дејствува како самостојна организација, под името Музичка младина на Македонија. Од своето формирање до денес МММ претставува една од најзначајните алки во синџирот на разнородните музички активности во Македонија и надвор од неа. Б. Орт.

**МУКАЕТОВ, Киро** (Кавадарци, 5. XII 1923 – Скопје, 10. IV 2005) – новинар, припадник на првата повоена генерација. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1950). Учесник во НОБ од октомври 1942, апсен и интерниран. Од октомври 1944 г. го уредувал Билтенот на НОФ за Тиквешијата. Новинар во „Нова Македонија“ (1945/46), потоа цела деценија дописник на Танјуг од Македонија. Во периодот 1957/79 г. уредник, главен уредник и директор на „Стопански весник“. Соработувал со повеќе медиуми, особено од Словенија. Го редактирал и подготвил за печат шестомниот зборник „Тиквешијата во НОБ 1941-1945“. Б. П. Ѓ.

**МУЛА, Хусамедин** (Скопје, ? – ?, 1552) – османлиски поет. Бил професор на Исабеговата и на Исхакбеговата медреса во Скопје, а потоа и на познатата Хусревбегова медреса во Сараево.

ЛИТ.: Herbert Duda, *Uskub im 17. Jahrhundert*, Balkanische Studien, Wien, 1949. Др. Ѓ.


Петар Муличкоски

**МУЛИЧКОСКИ, Петар** (Прилеп, 2. III 1929) – архитект и урбанист. Редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Техничкиот факултет во Љубљана (1957). Бил на специјализација за регионално просторно планирање на Универзитетот во Беркли, САД. Целиот работен век го поминал како професор на Архитектонскиот факултет во Скопје (Катедра за урбанизам). Се занимава со урбанистичко и архитектонско проектирање. Неговото творештво е разновидно. Реализирани објекти: Палатата на Управата во Скопје (1975); Народната и универзитетска библиотека „Климент Охридски“ во Скопје (1971); деловната зграда на „Симпо“ во Врање - Р Србија (1975); Судската палата во Кавадарци, банката во Кавадарци (1974); куќа за одмор во Маврово (1980). Изработил повеќе урбанистички решенија за повеќе градови во поранешна Југославија. Се занимава со научноистражувачка работа и со публицистика. Ги проучува проблемите и развојот на градовите во Македонија.

БИБЛ.: *Духот на македонската куќа*, Скопје, 2000; *Духот на македонскиот град*, Скопје, 2002; *Духот на македонската градба*, Скопје, 2006.

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Петар Муличкоски (1929), во: Архитектурата*

*на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 167-176. Кр. Т.


Вели Мумин

**МУМИН, Вели** (Скопје, 1980) – боксер. Потекнува од сиромашно седумчлено семејство. Ја завршил гимназијата „Цветан Димов" (Отсек аранжер за внатрешен дизајн) во Скопје, а сега е студент на Факултет за безбедност. Со бокс се занимава од својата 14-та година како член на Боксерскиот клуб „Скопје". За неговата боксерска кариера се заслужни тренерите Руждија Калач и Живко Дуковски. Со висина од 155 см., во категоријата од 48–51 кг., имал над 280 мечеви, од нив 195 победи. Десет пати бил првак на Македонија, трипатен носител на македонскиот боксерски трофеј „Златен гонг" (Скопје), прв странец повеќепратен државен првак на Бугарија, петти на Светското првенство во Бангкок (Тајланд, 2003) и спортист на Македонија за 2003 г., 16-ти на Светското првенство во Мијанијанг (Кина, 2005), освојувач на бронзен медал на Европското првенство во Пловдив (2006) и спортист на Македонија за 2006 г., освојувач на бронзениот медал на Европското првенство во Ливерпул (2008) и др. Повеќе години настапувал за најдобриот бугарски боксерски клуб од Пловдив. Во брак е со четирипатната првенка на Бугарија во бокс, дипломираната професорка по бокс и фитнес Маја Полиска. С. Мл.

**МУРАД I** (Бруса, 1326 – Косово Поле, 28. VI 1389) – трети османлиски султан. Владеел во дел од Македонија 7 години (1382 – 28. VI 1389). Во негово време биле освоени: Серез, Кавала, Драма, Зихне, Аврет Хисар (Кукуш), Бер, Мелник, Струмица, Воден, Охрид, Костур, Серфиџе, Прилеп, Битола, Штип, др. Загинал во битката со српскиот кнез Лазар на Косово Поле.


Султан Мурад I

ЛИТ.: H. Ganem, *E`tudes d`histoire orientale, Les sultans ottomans*, t. I., Paris, 1901; А. Стојановски, *Градовите на Македонија од крајот на XIV до XVII век*, Скопје, 1981. Ј. Јан.


Ферид Мурад

**МУРАД, Ферид** (Ваитинг, САД, 14. IX 1936) – фармаколог, редовен проф. на Унив. Тексас, Хјустон, академик. Неговиот татко е роден во Гостиварско, Македонија. Дипломирал на DePauw универзитетот во Индијана, група биологија и хемија (1958), а во 1965 г. дипломирал истовремено клиничка и институтска медицина (PhD) на Western Reserve универзитетот во Кливленд (САД). Од 1965 до 1967 г. специјализира интерна медицина во Општата болница во Масачусетс. Непосредно по специјализацијата заминува во NIH – Bethesda, Институт за болести на срцето, Вашингтон. Во 1970 г. основал Оддел за клиничка фармакологија при Клиниката за интерна медицина на Унив. во Вирџинија, а во 1975 г. се здобива со звањето редовен професор и е еден од најмладите редовни професори на универзитетите во САД. Во 1981 г. ја прифаќа понудата на Стендфорд универзитетот во Калифорнија за шеф по интерна медицина во Palo Alto Veterans болницата, а во 1988 г. станува потпретседател на биотехнолошка компанија Abbott. Во 1997 г. станал директор на Институтот за интегративна биологија, фармакологија и физиологија на Унив. во Хјустон, Тексас. Резултатите од неговите 40-годишни научни истражувања претставуваат монументална контрибуција на медицинската наука и практика. Тој е еден од тројцата добитници на Нобеловата награда за медицина за 1998 г. за идентификување и утврдување на бројните функции во организмот на азотниот оксид, првата сигнална молекула во форма на гас. Објавил повеќе од 300 труда во најреномираните научни списанија. Избран е за член на МАНУ надвор од работниот состав на 10. V 2000 г. Г. Ефр.

**МУРАТИ, Мурат Ќемал** (Murat Qemal Murati) (с. Тухин, Кичевско, 12. VI 1955) – лингвист, албанолог. Основно и средно образование завршил во Кичево, а дипломирал на Групата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Приштина, каде што и магистрирал и докторирал. Бил избран за надворешен соработник на Тетовскиот универзитет, како визитинг-професор по Дијалектологија и Историја на албанскиот јазик. Работи како виш научен советник во Албанолошкиот институт во Приштина. Има објавено повеќе од 150 научни трудови, статии и студии од потесната област на албанистиката.

БИБЛ.: *Sllavizmat në të folmet shqipe në Maqedoni*, Prishtinë, 1989; *Albanizmat në të maqedonase*, Prishtinë, 1992; *Kokra urtësie për gjuhën*, Tetovë, 2001; *Fjalori i shqiptarëve të Maqedonisë*, Prishtinë, 2002; *Fjalori idiomatik shqip-maqedonisht*, Shkup, 2002; *Standardi gjuhësor dhe kultura e shprehjes*, Prishtinë, 2004; *Bashkëmarrëdhëniet gjuhësore maqedonase-shqiptare*, Tetovë, 2007. А. П.


Целадин Мурати

**МУРАТИ**, **Целадин** (с. Џепчиште, Тетовско, 15. II 1942) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа во Скопје, педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1969), магистерски студии на Филозофскиот факултет во Белград (1978), а со докторат на педагошки науки се стекнал на Универзитетот во Приштина (1984). Работел како учител; бил директор на Заводот за унапредување на предучилишното и основното воспитание и образование во Тетово; и професор на Педагошката академија во Скопје. За редовен професор на Педагошкиот факултет „Св. Климент Охридски" во Скопје е избран (1999) по предметите Општа педагогија и Методологија на педагошките истражувања. Бил пратеник во Собрание-

то на РМ, а ја вршел и функцијата потпретседател и член на Советот за безбедност. Автор е на околу 150 стручни и научни трудови со разновидна педагошка тематика, меѓу кои и на учебниците: „Општа педагогија“ и „Методологија на педагошките истражувања“ (1998), на албански јазик.

БИБЛ.: *Проблеми на педагогијата*, 1992; *Прилози за образованието, наставата и училиштето*, 1996; *Аспекти на системот на образованието во Македонија*, 1997 (на албански јазик) и др. К. Камб.


Марија Муратовска-Наумовска

**МУРАТОВСКА-НАУМОВСКА, Марија** (Скопје, 17.VI 1955) – сопран. Дипломирала пијано и солопеење и магистрирала во истата област на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Универзитетски професор, наставник по соло-пеење. Настапувала на концертниот подиум како певица со соло рецитали, во вокално-инструментални дела и на оперската сцена. Гостувала во САД, Шведска, Германија, Италија. Ф. М.


Глигор Муратовски

**МУРАТОВСКИ, Глигор Серафимов** (Галичник, 22. III 1897 – Скопје, 17. VII 1976) – фтизиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, основоположник на Институтот за градни болести. Еден од првите наставници на новоформираниот Мед. ф. во Скопје (1947), борец против туберкулозата во Македонија. Бил декан на Мед. ф. во Скопје во 3 мандати и еден од основачите и претседател на МЛД (1958–1959) и на списанието ММП, претседател на фтизиолозите на СФРЈ. По пензионирањето (1966) ја продолжил својата хумана работа и активност во Црвениот крст на Македонија во Секцијата за борба против туберкулозата. Автор е на првата скрипта по фтизиологија во РМ. Бр. Н.


Кирил Муратовски

**МУРАТОВСКИ, Кирил** (Галичник, 14. III 1930 – Скопје, 21. VII 2005) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек при Техничкиот факултет во Скопје (1957). Како проектант работел во проектантското претпријатие „Проектант“ и во „Македонија-проект“ во Скопје. Освен станбени објекти, проектирал и реализирал и општествени, административни и деловни згради. Се занимавал и со публицистичка дејност. Позначајни реализирани објекти: Стоковна куќа во Кавадарци (1965); Конзулат на Р Франција во Скопје (1966); Градски плоштад во Тетово (1967); комплекс на Музеи на Македонија во Скопје (со М. Томиќ); деловна зграда на ЗОИЛ „Македонија“ во Скопје (1977, со М. Сидоски).


К. Муратовски и М. Сидоски: зградата на ЗОИЛ „Македонија“ (1977)

ЛИТ.: Т. Писевски, *Архитект Кирил Муратовски (1930–2005), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје 2006, 187-192. Кр. Т.

**МУРАТОВСКИ, Фимчо** (Скопје, 11. VIII 1931) – диригент. Во 1958 г. дипломирал диригирање на Музичката академија во Загреб


Фимчо Муратовски

(проф. М. Хорват). Специјализирал во С.-Петербург. Од 1959 е ангажиран како диригент во Операта и Балетот на МНТ и на таа должност останува до 1971 г.. На двапати (1963/64 и 1967/68) по една година бил вршител на должноста директор на оваа институција. Од 1971 до 1983 г. е диригент во Македонската филхармонија, во која првите 7 години бил и нејзин директор. Од 1983 до 1996 г. е наставник, редовен професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Во 2 мандата бил и декан на овој факултет. Како диригент поставил и диригирал повеќе од 40 оперски и балетски дела од класичниот, современиот и домашниот репертоар. На концертниот подиум реализирал голем број симфониски и камерни дела, со посебен афинитет кон домашното творештво. Бил основач и диригент на Младинскиот и на Македонскиот камерен оркестар и диригент и уметнички раководител на Камерниот оркестар на МРТВ. Гостувал во повеќе земји на Европа и Латинска Америка. Заедно со Д. Ортаков е коавтор на публикацијата „Волшебниот Орфеј, 55 години македонска опера“. Др. О.

**МУРАТ-ПАШИНА ЏАМИЈА** (Скопје, Стара чаршија, XV в.) – верски објект, споменик на културата. Изградена под ктиторство на Ибни шахин, а обновена од Мурат-паша, по кого и го добила името. Настрадала во земјотресот од 1555 г. и во пожарот од 1689, обновена во 1802/03 и во


Мурат-пашина Џамија (XV в.)

1982 г. Се одликува со едноставна архитектура и со елементи карактеристични за барокниот стил.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlx Mimarx Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, Istanbul, 1981; Салих Асим, *Историја на Скопје и неговата околина*. Превод и коментари д-р Драги Ѓоргиев, Музеј на град Скопје, Скопје, 2005. Др. Ѓ.


Зозе Мургоски

**МУРГОСКИ, Зозе** (с. Модрич, Струшко, 3. X 1950) – редовен професор на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје. Основно (1964), средно (1969) образование (1969) и Филолошки факултет (1976) завршил во Скопје. Магистрирал на темата „Пасивне конструкције у енглеском и македонском језику" на Филолошкиот факултет во Белград (1984), а докторирал на темата „Начини на искажување идност во англискиот и македонскиот јазик" на Филолошкиот факултет во Скопје (1991). Работел како стажант на Филолошкиот факултет во Скопје (1981), помлад асистент (1982–1984), асистент по современ англиски јазик (1984–1991), доцент (1991–2001), вонреден (1996–2001) и редовен професор (2001). На Катедрата за преведување и Катедрата за англиски јазик предава Контрастивна анализа на англискиот и македонскиот јазик и Терминологија, а на постдипломските студии предава Техника на научната работа и Општа лингвистика и лексикографија. Неговиот научен интерес е свртен кон лексикографијата, контрастивната граматика, терминологијата и локализацијата на софтверот на македонски јазик.

БИБЛ.: *Македонско-англиски разговорник*, Скопје, 1991; *Македонско-англиски речник*, Велес, 1992; *Англиско-македонски речник*, Скопје, 1993; *Англиско-македонски речник на идиоми*, Скопје, 1993; *Англиско-македонски и македонско-англиски речник*, Скопје, 1995; *Граматика на англискиот јазик*, Скопје, 1995; *Речник на компјутерски термини*, Скопје, 1996; *Деловен англиски*, Скопје, 1996; *Македонско-англиски речник на идиоми*, Скопје, 1996; *English Grammar with contrastive notes on Macedonian*, Скопје, 1997; *Граматика на англискиот јазик, Вежби*, Скопје, 1997; *Англиско-македонски и македонско-англиски деловен речник*, Скопје, 1997; *Англиско-македонски и македонско-англиски речник со граматика*, Скопје, 1997; *Голем англиско-македонски речник*, Скопје, 2001; *Голем македонско-англиски речник*, Скопје, 2003; *Македонско-англиски-албански правен речник*, Скопје, 2003 (со коавтори); *Речник на македонскиот јазик*, Скопје, 2005; Локализација и превод на македонски јазик на програмите на Мајкрософт *Office 2007 и Windows Vista*, Скопје, 2008; *English-Macedonian Phrase Book*, Скопје, 2008; *English-Macedonian Learner's Dictionary*, Скопје, 2008; *Англиско-македонски и македонско-англиски деловен и правен речник*, Скопје, 2008; *Лексикон на странски зборови*, Скопје, 2009; *Речник на македонскиот јазик*. Второ проширено и преработено издание, Скопје, 2009; Локализација и превод на македонски јазик на програмата Мајкрософт *Office Server LIP12*, Скопје, 2009. С. Мл.

**МУРТЕЗАНИ, Изаим** (с. Копаница, Скопско, 3. IV 1965) – филолог, научен соработник, истражувач на албанскиот фолклор во Македонија во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје. Основно образование завршил во родното место, а средно и Филолошки факултет (Група за албански јазик и книжевност) во Скопје (1988). На истиот факултет магистрирал на темата „Турцизмите во јазикот на албанската и македонската народна поезија" (16. III 1998) и докторирал на тема „Митските елементи во албанскиот и во македонскиот јуначки епос и балада". Првин работел како наставник по албански јазик и книжевност во ЦОУ „Марко Цепенков" во Станица Зелениково, подоцна како лектор во МРТ – Редакција на албански јазик, а потоа преминал на работа во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје (15. II 1995).

БИБЛ.: *Në shtjellën e arketipeve*, „Flaka", Shkup, 2001; *Турцизмите во јазикот на албанската и македонската народна поезија*, Скопје, 2001; *Митски елементи во албанскиот и македонскиот јуначки епос и балада*, Скопје, 2006.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000*. Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 150. С. Мл.

**МУРЏЕВА-ШКАРИЌ, Олга Кирилова** (Кавадарци, 17. IX 1944) – психолог, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Белград (1967). Магистрирала на Универзитетот во Париз (1973), а докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1983). Работела како клинички психолог (1969–1972), а од 1973 г. е вработена на Филозофскиот факултет во Скопје. Основоположник е на Институтот за психологија (1974), на Балканскиот центар за проучување на мирот (1993), на Студиите за мир и развој при Филозофскиот факултет во Скопје (1997), како и на научните дисциплини развојна психологија, психологија на родот и трансформирање на конфликтите. Раководела низа проекти на меѓународните организации УНЕСКО, УНИЦЕФ, УНДП, ТЕМПУС, ОМЕП и ИПРА. Меѓународен експерт е во областа на развојот на рамноправни односи меѓу половите, и развојот на културата на мирот и ненасилството. Објавила повеќе трудови, учебници и прирачници.


Олга Мурџева -Шкариќ

БИБЛ.: *Бебешки приказни*, 1990, 1991; *Растеме и се развиваме*, (коавтор со Е. Маказлиева), 1990; *Women's Vizion – Priorities, Projects and Strategies*, 1997; *Психологија на родот*, 2002; *Развојна психологија*, 2004; *Ненасилна трансформација на конфликти*, 2006 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006*, Скопје, 2006, 266. В. Арн.

**МУСА КЕСЕЏИЈА** *(Муса Арбанаса)* (Цариград, втората половина на XIV в. – Цариград, 1413) – османлиски принц, епски јунак со извонредна сила и натприродни својства (со три срца). Бил син на султанот Бајазид. Во борбата на браќата за османлискиот престол (1409–1413) победил Мехмед, кој развил пропаганда против него, наречувајќи го кесеџија (разбојник), поради што станал погоден лик на зулумќар во македонската народна поезија, претставен главно како одметник од султанот и друмски насилник во Качаничката Клисура. Во епската народна песна тој дели мегдан со Крале Марко и во таа борба загинува „крај Вардара, на Демир Капија". Нивниот двобој е претставен и на една фреска во црквата „Св. Богородица" во с. Лопатица, Битолско.

ЛИТ.: Nedim Filipović, *Princ Musa i šejh Vedreddin*, Sarajevo, 1971; *Јуначки народни песни*. Избор и редакција д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968, 158–164; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, II. *Духовниот отпор*, Скопје, 1983, 81, 84, 86 и 87. С. Мл.

**МУСАЛЕВСКИ, Алексо** (Драгош, Битолско, 20. I 1920 – Скопје, 22. III 1994) – агроном, првоборец, општественик. Завршува Реална гимназија во Битола како талентиран ученик со стипендија. Студиите ги започнува во Земун –

Белград, но поради Втората светска војна ги прекинува. Се вклучува во НОБ и ја завршува како комесар на Одредот „Даме Груев“. Носител е на Партизанска споменица 1941. Како ветеран останува во чин мајор. Во 1946 г. ги продолжува студиите на Земјоделскиот факултет во Прага. Поради случувањата во 1948 г. се враќа во Скопје и на новоформираниот Земјоделско-шумарски факултет дипломира како прв студент. Потоа се вработува на истиот факултет како асистент по генетика. Бил на специјализација во Шведска и во Германија. Освен на поголем број објавени научни и стручни трудови, автор е и на пет новосоздадени сорти: 'рж (3), пченица (1) и афион (1). Еден мандат (1953–1957) бил народен пратеник во Народното собрание на РМ. За својата работа има голем број признанија. П. Ив.

**МУСЛИ, Ќемал** (псевд. Хуриет) (Скопје, 3. III 1921) – политички работник и општественик. Завршил гимназија и педагошки курс. Бил член на КПЈ (од првата половина на 1941), член на муслиманската партиска келија во Скопје (од почетокот на јуни 1941) и, заедно со Ќемал Сејфула, одговорен за печатницата на ПК на КП во Македонија (20. VI – септември 1941). Наскоро потоа, заедно со членовите на муслиманската партиска ќелија Абдуш Хисеин и Решат Мустафа, станал борец на Скопскиот народноослободителен партизански одред (13. X 1941). Бил член и на МК на КПЈ во Скопје. По Ослободувањето бил повереник на Градскиот народен одбор, управник на нижата Партиска школа, директор на основно училиште и на албанската Учителска школа „Зеф Љуш Марку“ и член на Градската конференција на ССРН во Скопје, член на Републичкиот одбор на СЗБНОВ на СРМ и пратеник во Просветно-културниот собор на Собранието на СФРЈ (1970).

БИБЛ.: *Нейријашелош беше немоќен,* „13 Ноември“, V, 5, Скопје, 1966, 6; *Медресаша надвор од ѕидишшаша,* „13 Ноември“, VI-II, 8, Скопје, 1969, 16; *50 години од смршша на Зеф Љуш Марку,* „Нова Македонија“, XXVI, 8573, Скопје, 3. XII 1970, 4; *Прваша ноќ со йаршизаниише,* „13 ноември“, IX, 9, Скопје, 1970, 8; *Преку железнаша ограда,* „Вечер“, IX, 2430, Скопје, 26. III 1971, 15; *Голоракиош йобедник и йаршизанош „Слобода“,* „Нова Македонија“, XXVII, 9141, Скопје, 4. VII 1972, 6; *Прваша ноќ со йаршизаниише,* „Скопје во ослободителната војна и револуција 1941–1945“, том I, кн. прва, Скопје, 1984, 184-185.

ЛИТ.: Ќемал Сејфула, *Акшивносша на една йаршиска ќелија во 1941 година во Скойје,* „Нова Македонија“, XVII, 5248-5253, Скопје, 1. VI 1961; истиот, *Паршискаша шехника во „Зинцирли“ шеќе,* „13 Ноември“, I, 1, Скопје, 1962, 14; Митре Инадески, *Хронологија на Скойје. Рабошничкошо и Народноослободишелношо движење 1939–1945,* книга втора, Скопје, 1974, 51, 53, 71 и 75. С. Мл.

**МУСЛИУ, Алберт** (Гостивар, 13. XI 1965) – правник, експерт за човековите права. Извршен директор на АДИ во Гостивар и претседавач на Балканската мрежа за човекови права. Р.


Неждет Мустафа

**МУСТАФА, Неждет** (Скопје, 17. V 1962) – новинар, политичар. Ги завршил студиите на Катедрата по филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје. Новинар во Ромската редакција на МРТ (1991–1994), градоначалник на Општината Шуто Оризари (1996–2000), пратеник во Собранието на РМ (2002–2008) и министер без ресор во Владата на РМ (од 2008). Генерален секретар на ПЦЕР (1991–1994), претседател на ДППРМ (1994–2002) и на ОПЕ (2002–2009). Р.


Решад Џафер Мустафа

**МУСТАФА, Решад Џафер** (псевд. Чупчиќ) (Крива Паланка, 2. V 1923 – Вршац, Војводина, 21. III 1947) – првоборец на НОАВМ и воен пилот. Од економски причини со целото семејство се преселиле во Скопје (1930). Завршил основно училиште, вечерно работничко училиште и браварски занает. Бил активен член на Урсовите синдикати, член на СКОЈ (од 1939), кандидат за член на КПЈ (од почетокот на 1940), член на КПЈ (од првата половина на 1941) и носител на активнстите на КУД „Јард'м“, кое во текот на 1941 г. организирало повеќе про-


Спомен белег на местото на куќата во која живеел Мустафа Решат Џафер (ул. Козара, бр. 4 во Скопје)

гресивни културно-забавни приредби за турското и албанското население во Скопје. Бил борец на Скопскиот народноослободителен партизански одред (од 13. X 1941). Како партизан се разболел и раководството на Одредот го илегализирало на лекување во Скопје, префрлајќи го од куќа во куќа. По сознанијата дека бугарската полиција му влегла во трагата, бил префрлен во Тетово и потоа во Тирана. По оздравувањето се приклучил кон НОД на Албанија, но бил уапсен од италијанските окупациони власти и одведен во Тиранскиот затвор, каде што останал повеќе од една година. По капитулацијата на Италија (8. IX 1943) се вратил на територијата на Западна Македонија и станал борец на Првата македонско-косовска НОУБ (11. XI 1943). По Ослободувањето бил воен пилот. Загинал како пилот на едрилица. Нему му е посветен споменикот (автор Максим Димановски, 1975) кај крстосницата меѓу булеварите „Г. Делчев“ и „К. Мисирков“ пред Судската палата и влезот во Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје, каде што се наоѓала неговата куќа.

ЛИТ.: Абдуш Хусеин, *Чуйчиќ јуриша со йесна,* „13 Ноември“, IV, 4, Скопје, 1965, 10; *Беа, загинаа, осшанаа,* Скопје, 1969, 124; Митре Инадески, *Хронологија на Скойје. Рабошничкошо и Народноослободишелношо движење 1939–1945,* книга втора, Скопје, 1974, 71; Крсто Здравковски, *Да не се заборави. Сйоменици и сйомен белези во Скойје,* Скопје, 1982, 85. С. Мл.

**МУСТАФА, Фаик Авзи** (Faik Avzi Mustafa) (с. Грешница, Кичевско, 1949) – педагог и унив. професор. Основно и средно образование завршил во родното место и во с. Зајас. Средно образование завршил во „Зеф Љуш Марку“ во Скопје, а дипломирал на Групата за педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје. Се вработил како библиотекар на Катедрата по албански јазик на Филолошкиот факултет во Скопје. Магистрирал на Универзитетот во Загреб, а докторирал на Скопскиот универзитет. По докторирањето е избран за редовен професор на Катедрата за албански јазик и книжевност по предметот Методика

на наставата по албански јазик и книжевност. Со свои трудови земал активно учество на голем број семинари, научни конференции, собири и симпозиуми во РМ и надвор од неа.

БИБЛ.: *Figura mësuesish shqiptarë,* Tetovë, 1995; *Развојот на основното училиште на албански јазик во Република Македонија од 1945-1975 г.*, 1998; *Дидактика на албанскиот јазик и на книжевното читање*, 2002; *Развојот на говорот кај децата од 0 до 5 години*, 2002; *Hyrje në metodologjinë e punës kërkimore-shkencore në fushë të filologjisë,* Menora, Shkup, 2006. А. П.


Мустафа-пашина џамија (XV в.)

**МУСТАФА-ПАШИНА ЏАМИЈА** (Скопје, Стара чаршија, 1492/1493) – верски објект, споменик на културата. Изградена под ктиторство на Мустафа-паша, османски санџакбег и везир. Покрај џамијата биле подигнати и имарет и карван-сарај, кои веќе не постојат. Во дворот на џамијата се наоѓа турбето на Мустафа-паша. Има квадратна основа, покриена со импозантна купола, со пречник од околу 16 m. Влезниот трем е покриен со три мали куполи, потпрени на четири столба. Оштетувана и реновирана, претставува еден од најубавите османлиски културни споменици во Скопје.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Мустафа-пашина џамија Скопје*, библиотека Мале туристичке монографије, Загреб, 1975; *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlx Mimarx Eserleri.* Yugoslavya, ǀǀǀ cild, 3. kitab, Istanbul, 1981, 262-264. Др. Г.

**МУСТАФОВ, Ферус** (Штип, 20. XII 1950) – кларинетист и саксофонист. Еден од најголемите виртуози на модерната балканска поп-музика. На неговиот репертоар е музиката од повеќето балкански народи. Кон крајот на деведесеттите години на XX в. поч


Ферус Мустафов

на неговата интензивна меѓународна кариера со учество на голем број познати етнофестивали. Настапувал во голем број земји во светот и снимил десетина албуми, главно со инструментални композиции. М. Кол.


Драган Мутибариќ

**МУТИБАРИЌ, Драган** (Сомбор, 10. XI 1946) – фудбалер. Завршил Средно графичко училиште во Сремска Митровица (1965). Тој е член на Фудбалскиот клуб „Бечеј" (1958–1964), голман во ФК „Вардар" во Скопје (1966–1975 и 1978–1984) и на неколку други клубови во земјата (до 1991), како и во ФК „Шалке" (Германија, 1975–1977). За младинската репрезентација на Југославија играл 9 натпревари, а за сениорската 10. Со Младинската репрезентација до 21 г. освоил прво место во Европа (1968). Бил еден од најдобрите голмани во земјата и во Европа, а е успешен и како тренер. Бил избран за најдобар спортист на Македонија (1969). Д. С.

**МУФЛОН** (Ovis ammon) – парнокопитен цицач од фамилијата празнороги (Bovidae), кој населува планински шуми. Кај нас е присутен само во оградени ловишта.

ЛИТ.: C. Petkovski – B. Krystufek, *Cicaci na Makedonija*, Skopje, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**МУХАЏИРИ ВО МАКЕДОНИЈА** (XIX в.) – муслимани-бегалци (Турци, Албанци, Черкези, Бошњаци, Татари) што ги напуштале подрачјата што ги загубила Османлиската Империја на Балканскиот Полуостров во времето на Источната криза (1875-1881), чиј број изнесувал околу 50.000 – 60.000 семејства. Тие пристигнале и во Македонија, населувајќи се на нејзината територија, или само поминувајќи низ неа на патот кон Мала Азија. Биле населувани во околината на поголемите градови и во некои од нив (на пр., во Скопје) сè уште има остатоци од ваквите мухаџирски маала, кое народот ги нарекува маџир-маала.

ЛИТ.: М. Пандевска, *Присилни миграции во Македонија (1875-1881)*, Скопје 1993; – истата, *Доселувањето на босанските мухаџири во Македонија во годините на Големата Источна криза (1875-1885)*, з. Бошњаците на Балканот, Скопје, 2003; Реџеп Шкриејљ, *Мухаџирската криза и населување на Бошњаците во Македонија (1875-1881)*, Скопје, 2006. Др. Г.


Ферид Мухиќ

**МУХИЌ, Ферид** (Махое, БиХ, 8. VI 1943) – филозоф, универзитетски професор и поет. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1966). Магистрирал (1976) и докторирал (1980) во Белград. Како Фулбрајтов стипендист бил на постспецијалистички студии во САД. Ги минал сите научни звања на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што е редовен професор (од 1986). Бил визитинг професор на повеќе универзитети во Европа, во САД и во Малезија. Проф. Мухиќ твори во рамките на голем број филозофски дисциплини, а предава и повеќе предмети: современа филозофија, нововeковна филозофија, филозофија на политиката, филозофија на религијата, филозофска антропологија, естетика, херменевтика итн. Објавил голем број трудови, а најзначајните филозофски дела му се од областа на историјата на филозофијата, особено современата. Неговите есеи претставуваат врв на филозофската проза, со што се бришат границите помеѓу филозофијата и книжевноста. Застапен е во голем број филозофски и книжевни антологии во САД, В. Британија, Франција, Германија, Италија, Малезија итн. Преведу

ван е на албански, англиски, арапски, германски, турски, италијански и други јазици.

БИБЛ.: *Критички методи,* 1977; *Филозофија на иконокластиката,* 1983; *Falco Peregrinus,* 1988; *Мотивација и медитација,* 1988; *Штитот од злато,* 1991; *Јазикот на филозофијата,* 1995; *Ноуменологија на телото,* 1992; *Смислата и доблеста,* 1997; *Логос и хиерархија,* 2001; *Доминација и револуција,* 2005; *Потомци на боговите,* 2005.

ЛИТ.: Д. Давидовски, *Хевристичката антропологија во творечкиот опус на Ферид Мухиќ,* Дис., Филозофски факултет, Скопје, 2004; З. Жоглев, *Врвовите на филозофот,* 2006; *Филозофски факултет во Скопје: 1920-1946-2006,* Скопје, 2006, 267. Ив. Џ.

**МУХЧИНОВ, Ѓорѓи Анков** (с. Мелничик, Серско 1866 – с. Мелничик, 6. VII 1899) – серски војвода. По националност бил Влав, немал образование. Учесник во македонското револуционерно движење. Во текот на 1881 г. бил затворен. Учествувал во Мелничкото востание (1895). Дејствувал како серски војвода. Во борба со османлиски воени сили загинал со шестмина свои четници.

ЛИТ.: В. „Илинден“, бр. 39, София, 1921-1926. Ал. Тр.


Зиба Пунторие Муча

**МУЧА, Зиба Пунторие** (Puntorie Ziba Muça) (с. Велешта, Струшко, 1. V 1954) – поетеса и педагог. Основно училиште завршила во родното место, средно училиште во Струга и Педагошка академија (Група за албански јазик и книжевност) во Скопје. Работи како наставник во ОУ „Јане Сандански“ во Скопје.

БИБЛ.: *Kuku (Куу-кууу),* 1977; *Rruga e mjellmës (Патот на лебедот),* 1987; *Sodisin yjet; Suita ime (Мојата суета); Yllkat bisedojnë me meteorë (Дечињата разговараат со метеори); Shtatë vjet pritje (Седум години чекање); Suita e lënduar, (Повредената суета,* 2002; *Motrat me shirit të kuq (Сестрите со црвен ширит); Nuk martohem këtë verë (Не се мажам ова лето); Zonja me celular (Госпоѓата со мобилен); Vega (Вега),* 2006; *Xixëllonjat luajnë valle natën (Светулките играат оро ноќе),* 2006; *Ahengu i grave të qytetëruara (Забавата на градските жени); Udha e ikjes (Патот на бегството); Djajtë e natëve të fundit (Ѓаволите на последните ноќи); Vjeshtë totemësh (Тотемска есен),* 2007. Н. С.

**МУЧА, Керима Тосум** (Дебар, 1926) – учесник во НОАВМ и општественик. Под непосредно влијание на брата си, веднаш по Априлската војна (1941), иако малолетна, се вклучила во НОБ како заднински соработник. Подоцна како член на воспитна младинска група (февруари 1942) станала член на КПМ (1943). Зела учество во четиридневните борби за ослободувањето на Дебар (1943), го отфрлила фереџето и работела на формирањето на градскиот НОО. По повлекувањето на народноослободителните единици, преминала во илегалство. Подоцна станала и член на МК на КПЈ во Дебар (1944) и раководител на Околискиот одбор на АФЖ (од септември 1944). По Ослободувањето завршила средна партиска школа и извршувала разни значајни општествени функции: референт за социјални грижи на Околискиот народен одбор во Скопје и член на Главниот одбор на ССРНМ (1957).

БИБЛ.: *Од активноста на жените во Дебар во периодот на создавањето на слободните територии во Македонија,* „Слободните територии во Македонија 1943“. Скопје, 1975, 487-504 (со коавторка).

ЛИТ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976, 467, 562 и 1160. С. Мл.

**МУЧА, Петрит Тосум** (Дебар, 24. V 1929) – учител и општественик. Завршил учителска школа. Бил учесник во НОАВМ (од 1943) и член на СКМ (од 1948). Бил учител и директор на основните училишта во Селокуќи и Дебар, одборник во Општинското собрание, член на Општинскиот комитет на СКМ, секретар на Општинскиот синдикален совет во Дебар и потпретседател на Соборот на општините на Собранието на СРМ (1970). С. Мл.

**МУЧА, Феми** (Дебар, 1930) – политички деец и општественик. Бил еден од најмладите учесници во НОАВМ (од септември 1943), Воспоставил курирска врска меѓу Дебар и Тирана на поранешниот и тогашниот секретар на МК на КПМ во Дебар Скендер Пустина–Мими и Филип Брајковски (30. IX/2. X 1944). По Ослободувањето бил делегат на Вториот конгрес на НОМСМ (Скопје, 6–8. I 1945) и член на Главниот одбор на НОМСМ. Подоцна бил потпретседател на Собранието на Скопје, член на Претседателството на ЦК на СКМ и член на Претседателството на СРМ (1986– 1991).

БИБЛ.: *Сеќавања (Илегални состаноци, Првите акции; Пионерски дом; Низ пламенот на војната; Заедно со партизаните; Во илегалство; Пионери на Конгресот),* „Цветови во пламен 1941-1945“, I, Скопје, 1967, 101-109 и *Сеќавања (Настани што ме потсетуваат; Поштата пред сè; Во искушение; До Тирана и назад; Бев избран за делегат),* „Цветови во пламен 1941-1945“, II, Скопје, 1967, 59, 95, 120-121, 134 и 171-172. С. Мл.

**МУШЕВИЧ, Марко Атанасов** (Крушево, ок. полов. на XIX в. – Прилеп, по 1920) – македонски културно-национален деец, иконописец и собирач на народни песни. По завршувањето на основното училиште во родното место, по ослободувањето на Бугарија работи како молер и иконописец во Софија. Патува во Солун, Белград и Букурешт, разговара со дипломати и државници, предлага програми за културно издигнување и политичко ослободување на македонскиот народ, а во С.-Петербург има аудиенција кај императорот Александар III (9. I 1885), на кого му подарува стари монети собрани во Македонија, а од името на макед. народ поднесува молба во Министерството за надв. работи („Тешката положба на Македонија под турското ропство“, „Свѣтъ“, 5. VII 1885). Близок до Македонскиот комитет во Софија (1887), поднесува национална програма за Македонија до српскиот министер за надв. работи во Белград (18. IX 1889). Одново патува во С.-Петербург за да му поднесе петиција на рускиот император Николај II, потпишана од 91 македонски емигранти и печалбари во Србија (7. II 1902). По двомесечниот престој во Воскресенскиот мисионерски манастир, се враќа во Македонија и со собраните Македонци околу Македонскиот клуб во Белград и в. „Балкански гласник“ планира да обнови еден манастир во Битолско „што би можел да стане центар за Македонија“ со замисла да се издава македонски весник во Солун, но и во Русија (август 1902). Во Битолскиот вилает во 1908 г. по иницијатива на М. пак се покренува прашањето за воведување на макед. јазик во училиштата. Тој одново оди во Русија и заедно со Наце Димов (Чуповски) на 13. V 1910 г. поднесуваат нов меморандум до Светиот синод на Руската православна црква со барање помош за обновување на Житошкиот манастир „Св. Атанасија“ и за отворање македонско училиште во него. По посетата на Д. Чуповски во Крушево, живописецот Марко, од името на верниците од истиот манастир, поднесува молба до Светиот синод на

РПЦ за помош за отворање македонско училиште со пансион во манастирот (15. X 1911). Балканските војни ја оневозможуваат иницијативата и Марко привремено се повлекува на Света Гора и во Житошкиот манастир, а потоа се оженува и живее во Крушево и како молер и живописец го завршува животот во Прилеп.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Сознајби за јазикот, литературата и нацијата,* МАНУ, 2001, 471-484. Бл. Р.

**МУШИЧКИ** *(Simuliidae)* – најситни темно обоени комарци. Двокрилци, со збиено тело и со широки крилја, познати по болните убоди што ги прави женката. Најпознат е видот *гулабарска мушичка (Simulium colombaschensis* Fabr.*),* што се појавува во роеви и со отровниот секрет при боцкање може да предизвика помор на многу домашни животни.


Гулабарска мушичка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни,* Скопје, 1991. В. Т. К. - М. Кр.

**МУШИЧКИ, ВИНСКИ** *(Drosophilidae)* – ситни двокрилни инсекти. Се појавуваат често каде што има мирис на течност што врие (ферментира). Ги има и по домовите околу вино, оцет или на презреани плодови. Ларвите живеат секаде каде што има гниење на овошје (винска и пивска ферментација). Од родот *Drosophila* видот *винска мушичка (Drosophila melanogaster* Meigen, 1830) најчесто се користи во научни цели, за проучување на наследувањето; лабороториски лесно се одгледува и брзо се размножува. Други познати претставници *се малата винска мушичка (Drosophila funebris* Fabricius, 1787) и *големата винска мушичка (Drosophila fenestrarum* L.).


Мала винска мушичка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни,* Скопје, 1991. В. Т. К. - М. Кр.

**МУШМОВ, Никола** – нумизматичар, родум од Струга, работел во Народниот музеј во Софија. Проучувач на монетоковењето на повеќето балкански монетарници во античкиот и во средновековниот период. Публикувал разни каталози и прилози од областа на нумизатиката.

БИБЛ.: *Античнитѣ монети на Балканския полуостровъ и монетитѣ на българскитѣ царѣ,* София, 1912. П. Ј.

**МУШМУЛА** (Mespilus germaniaca L.) – дворна овошка. Во Скопско има и мали насади за локалниот пазар. Се одгледуваат автохтони, домашни типови, со многу вкусни плодови. Се калеми на дуња и на глог. Б. Р.


Мушмули

**МУШМУЛИЦА** (Cotoneaster Med., фам. Rosaceae) – род со околу 60 вида листопадни и зимзелени грмушки од Северната хемисфера. Во РМ природно се застапени следните видови: C. integerrima Med., со мали, јајцевидни листови, влакнави одоздола, со голи леторасти и со црвени плодови; C. tomentosa Lindl., со покрупни листови, целите влакнави; C. melanocarpa Lod., со црни плодови и C. mariana And. A. et And. V., новооткриен вид (1994) на Галичица. Ал. Анд.


Мушмулица

# Н

**„НА ОР'ЖИЕ“** (Битола, 1895–1902) – хектографски весник на бугарски јазик, орган на Револуционерниот комитет на ТМОРО во Битола. Негов уредник бил Ѓорче Петров. Објавени се вкупно 9 броја во тираж од 30–40 примероци. Во умножувањето учествувале и Глигор Попето и Васил Пасков. Пронајден е еден примерок од 1902 г.

ЛИТ.: Ѓорче Петров, *Сӣомени,* Скопје, 1950, 16 и 31; Данчо Зографски, *За хекӣоīрафскиоӣ лисӣ „На оружје“,* „Разгледи“, V, 10, Скопје, 1958, 110; Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 īодина),* Скопје, 1980, 163; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 82–83. С. Мл.

**„НА РАБОТА“** (Положај, 19. I 1945) – весник на македонски јазик, орган на Десеттата македонска НО бригада на НОВ и ПОМ. Умножен е хектографски, на 32 страници. Обработува политички теми, дава информации за фронтот, за животот во бригадата и за културни прашања. Меѓу другото, објавена е и едночинката за времето на Илинденското востание, потпишана со иницијалите *ӣроф. Л. К.*

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 īодина),* Скопје, 1980, 447; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преīлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 121. С. Мл.


Андре Навара

**НАВАРА, Андре (Andre Navarra)** (Бијариц, 13. X 1911 – 1988) – француски виолончелист. Професор на Конзерваториумот во Париз. Еден од најзначајните светски виолончелисти на XX век. Бил професор и на Факултетот за музичка уметност во Скопје (1971–1975), како и на семинарите што се одржуваа во рамките на фестивалот Охридско лето. Б. Орт.

**НАДВОРЕШНА ЗАДОЛЖЕНОСТ НА РМ** – обврските на централната власт, фондовите, јавните претпријатија, централната банка и приватниот сектор спрема странските кредитори. Долгот го сочинуваат: обврските кон мултилатералните кредитори (IBRD, IDA, EIB, IFAD, EBRD итн.), билатералниот долг (претежно обврски кон Парискиот клуб) и долгот кон приватните кредитори. По осамостојувањето РМ наследи дел од надворешниот долг на СФРЈ. Така, од 1995 г. Македонија прифати 5.4% (397 милиони долари) од долгот на поранешната СФРЈ кон Парискиот клуб на кредитори, а во март 1997 г. и 5.4% (229 милиони долари) од долгот на СФРЈ кон Лондонскиот клуб на кредитори. Истовремено, Македонија пристапи и кон расчистување на обврските спрема странските доверители. Во текот на 1994 г. го регулира наследениот долг кон Светската банка, а во 1995 и 2000 г. го репрограмира долгот кон Парискиот клуб на доверители. Долгот кон Лондонскиот клуб на доверители е рефинансиран во 1998 г., во рамките на Новата финансиска спогодба. Во август 2004 г. Македонија го доби својот прв кредитен рејтинг од реномираната рејтинг-агенција Standard & Poor's, која надворешниот долг го оцени со рејтинг BB. Врз таа основа, во декември 2005 г. Македонија ги емитираше првите еврообврзници во износ од 150 милиони евра, со рок на достасување од 10 години и со каматна стапка од 4.625%. Средствата се искористени за предвремен откуп на обврзниците издадени за регулирање на долгот кон Лондонскиот клуб на кредитори. На крајот на 2006 г. вкупниот надворешен долг на Македонија изнесува 1,85 милијарди евра, од кои 1,76 милијарди евра се долгорочен долг, додека краткорочниот надворешен долг изнесува 90 милиони евра. Врз основа на одделните индикатори за степенот на задолженост, Македонија спаѓа во групата на помалку или умерено задолжени земји. На пр., на крајот на 2005 г., вкупниот надворешен долг на Македонија учествува соодветно со 44% и 111,5% во БДП и извозот. Од аспект на должниците, 70% од долгорочниот долг отпаѓа на јавниот сектор, додека 30% од надворешниот долг се однесува на приватниот сектор. Во однос на структурата на кредиторите, најголем дел од надворешниот долг (50%) се однесува на обврски кон мултилатералните кредитори, а во тие рамки најголеми поединечни кредитори на Македонија се Меѓународното здружение за развој и Светската банка. Притоа, најголем дел од надворешниот долг (57%) е деноминиран во евра, а останатиот дел е изразен во специјални права за влечење и во долари.

**Надворешен долгорочен долг во 2006 г. (милиони евра)**

| *Доверийели* | *Сосйојба на долг* |
|---|---|
| Официјални кредитори | 1.048,0 |
| Мултилатерален долг | 881,6 |
| Билатерален долг | 166,4 |
| Приватни кредитори | 710,4 |
| Еврообврзници | 150,0 |
| Други приватни кредитори | 560,4 |
| Вкупно | 1.758.4 |

Извор: Народна банка на Република Македонија, *Месечна информација* 12/2006, февруари 2007, 23.

Надворешен долг на Македонија, 1996-2006 (% од БДП)




Извор: *Билтен*, Министерство за финансии, Скопје, јули/август 2006, 7

ЛИТ.: *Сӣраӣеīија за уӣравување со јавниоӣ долī*, Министерство за финансии, Скопје, декември 2005; *Полуīодишен извешӣај јануари–јуни 2006 īодина*, Народна банка на Република Македонија, октомври 2006;

*Месечна информација* 12/2006, Народна банка на Република Македонија, февруари 2007; *Билшен*, Министерство за финансии, Скопје, јули/август 2006, 7. Г. П.

**НАДВОРЕШНА ТРГОВИЈА** – размена на добра и услуги меѓу различните национални економии. Трговијата во Македонија отсекогаш имала интернационален карактер, благодарение на нејзината централна позиција на Балканскиот Полуостров и на поволната природна и воедно најкратка врска помеѓу Запад и Исток по долината на реката Вардар. Овој факт бил забележан уште од Римјаните, инаку вешти војници и трговци, поради што значајните патни правци во тоа време (Via Egnatia и Цариград – Белград) минувале токму низ Македонија. Во XIV и XV век Македонија била значајна трговска дестинација. Скопје бил главен трговски центар со присуство на познати трговци – Дубровчани, Венецијанци и Византијци. Меѓу двете светски војни трговијата во Македонија била трета стопанска гранка. Во првите десет години по Втората светска војна (1945–1955), надворешната трговија на Македонија заостанувала зад општиот развој на економијата. Имено, учеството на извозот во општествениот производ на земјата (1955) изнесувало 2,7%, а на увозот 2,6% (апсолутната вредност на извозот и увозот била сè на сè 30 милиони САД $). По 1955 г. динамиката на порастот на извозот и увозот оди пред динамиката на порастот на општествениот производ на земјата.

Синтетички гледано, во периодот 1945–1989 г., структурата на надворешната трговија, според степенот на преработката, имаше позитивен тренд и кај извозот и кај увозот, додека извозот на инвестициони добра беше многу низок, а увозот до седумдесеттите години многу висок, а потоа се преполови и драстично се намали во текот на осумдесеттите години. Во истиот период најголемо учество во македонскиот извоз имаа: текстилните ткаенини, облеката, обувките, обоените метали, железото, неметалите, пијалаците и тутунот, а во увозот: текстилните предива, кожните производи, метални производи, машините и уредите, а по 1974 г. и нафтата. Врз правците на надворешната трговија значајно влијание имале компаративните предности, комплементарноста на економиите, но и политичките односи со трговските партнери. Во овој период од 40 до 50% од вкупната надворешна трговија на Македонија отпаѓа на земјите на СЕВ, 20% на земјите на ЕЕЗ, 20% на другите западни земји и 10% на земјите во развој. По земји, во текот на 1980-тите години најзначајни трговски партнери на Македонија, и на страната на извозот и на страната на увозот, беа: СССР, Западна Германија, Италија, САД, Полска, Чехословачка и Источна Германија. По осамостојувањето, Македонија како мала земја се соочи со императивот да ја зголеми својата отвореност и да ја подобри својата интегрираност во глобалните светски економски текови во 1990 г. Учеството на надворешнотрговската размена (вредноста на извозот и увозот заедно) во бруто-домашниот производ на земјата изнесуваше околу 60%, за во текот на 1990-тите години да надмине 80%. Според индексот на отвореност во меѓународната трговија, Македонија помеѓу 141 земја е рангирана на 40-тото место (во поширокиот регион подобра позиција имаат само Словенија и Бугарија).

Тенденцијата на пораст на надворешнотрговската размена е проследена со намалување на степенот на покриеност на увозот со извоз и со пораст на трговскиот дефицит на земјата. Ваквата состојба не е одржлива на подолг рок и упатува на потребата од пораст на конкурентната способност на македонската економија и пораст на учеството на производите со поголема додадена вредност во структурата на извозот. Во структурата на извозот најголемо учество во 2005 г., имаа: текстилот и облеката (28,5%), железото и челикот (26%), земјоделските производи – храна и суровини (17,3%), минерални суровини – руда, горива и обоени метали (10,78%) и машини, канцелариска и транспортна опрема (5,38%). На страната на увозот доминираа: минералните суровини, рудите и горивата (21,85%), машините, канцелариската и транспортната опрема (17%), земјоделските производи – храна и суровини (13,77%), хемиските производи (10%) и разни полупроизводи (9%). Најзначајни надворешнотрговски партнери на Македонија во последниве неколку години се: Србија и Црна Гора, Германија, Грција, Италија, Русија, Бугарија, Хрватска, Босна и Херцеговина, Турција и Словенија.

***Трговска размена на РМ со странство во илјади САД $ – селектирани години***

| **Година** | **1990** | **1995** | **2000** | **2005** |
|---|---|---|---|---|
| Извоз | 1.112.786 | 1.204.048 | 1.322.617 | 2.041.000 |
| Увоз | 1.530851 | 1.718.904 | 2.093.872 | 3.097.000 |
| Салдо | -418.065 | -514.856 | -771.255 | -1. 056.000 |
| Покриеност на увозот со извоз - во % | 72,7 | 70,0 | 63,2 | 65,9 |
| Трговски дефицит - % во БДП | 9,83 | 15,36 | 19,78 | - |

***Вредност на извозот и увозот на СР Македонија во САД $ – селектирани години***

| **Година** | **1960** | **1970** | **1980** | **1984** | **1989** |
|---|---|---|---|---|---|
| Извоз во милиони долари | 15,6 | 82,9 | 418,5 | 532,3 | 654,0 |
| Увоз во милиони долари | 15,1 | 139,3 | 787,3 | 871,0 | 905,0 |
| Салдо на трговскиот биланс | 0,5 | -57,3 | -368,8 | -338,7 | -260,0 |
| Покриеност на увозот со извоз | 103,8 | 58,3 | 53,2 | 61,6 | 71,2 |

ИЗВ.: Републички завод за статистика, *Развој на СР Македонија 1945 –1984*, Скопје, 1986, 107–110; USAID, Ohrid Institut for Economic Strategies and International Affaires, Влада на Република Македонија, *Извештај за надворешната трговија на Македонија*, Скопје, 2006, 65–108.

ЛИТ.: Т. Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни*, МАНУ, Скопје, 1998, 184–214; Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001; USAID, Ohrid Institut for Economic Strategies and International Affaires, Влада на Република Македонија, *Извештај за надворешната трговија на Македонија*, Скопје, 2006. Т. Ф.

**НАДРЕАЛИЗАМ** (фр. surrealisme) – правец во книжевноста и во ликовната уметност што настанал во Париз околу 1920 г. и го претставува ирационалното и несвесното. Во Македонија се јавува кон крајот на педесеттите години во делата на С. Куновски. Значајна улога за неговото ширење има групата „Мугри“ (И. Велков, П. Мазев, Т. Шијак). Во делата на македонските уметници надреализмот најчесто се манифестира во симбиоза со метафизичкиот и магичниот реализам, посткубизмот, експресионизмот. Во различни варијации се среќава во делата на В. Ташковски, К. Ефремов, Б. Николовски, В. Наумовски, Т. Јанчевски, Р. Мијаковски. Инцидентно се јаву-



В. Ташковски, Творец, 2004

ва и кај Б. Ивковиќ, Д. Коцо, В. Ѓорѓиевски и др.

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Следбениците на Бретон во македонското сликарство*, „Разгледи“, Скопје, 1973. Л. Н.



Ласло Наѓ

**НАЃ, Ласло (Laszlo Nagy)** (Исказ, Унгарија, 17. VII 1925 – Будим, 30. I 1978) – носител на новиот творечки израз во современата унгарска поезија. Добитник е на највисоките унгарски награди. Во 1969 г. врз основа на буквални преводи препеал и стихови од неколку македонски автори за Антологијата на македонската поезија, објавена во Будимпешта. Во 1968 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Исчезни, болко,*1949; *Топчијата и држта,* 1951; *Свршеница на сонцето,* 1954; *Бисерот на неделата,* 1965; *Мајска слана,* 1957; *Химна на секое време,* 1965; *Крадец си во песна што се крие,* 1973; *Камбаните доаѓаат по мене,* 1978.

ЛИТ.: П. Гилевски, *Крадец во песна што се крие*, Ск., 1970. П. Гил.

**НАЗИМ, Сајбе (Сахиба) Хусеин** (Штип, 1895 – Скопје, 7. XII 1971) – заднински активист на НОАВМ. Во својот дом во Штип прибирала илегалци и го отстапувала за партиски состаноци. Кај неа илегално живееле народните херои Ванчо Прке и Боро Петрушевски и првоборците Ружа Бак и Благој Давков (1941), како и народните херои Љупчо Арсов, Благој Јанков-Мучето, Вера Ацева и други членови на Обласниот комитет на КПМ во Штип (во 1942), како и поетот Ацо Шопов (1943). Токму од нејзината куќа излегле и група за во партизани (мај 1943), а тука била сместена и партиската техника, на која бил печатен илегалниот в. „Народен глас“, орган на Обласниот комитет на КПМ во Штип. Нејзиниот дом во с. Џумајлија, Штипско, пак, служел за одржување на врската помеѓу МК на КПМ во Штип и Третата македонска НОУ бригада. Била избрана за член на Обласниот НОО на АФЖ во Штип (почетокот на ноември 1944). Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976, 814, 832 и 1161. *Штип и Штипско во Народноослободителната војна 1941–1945. Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип,* книга 2, Штип, 2000, 420, 437–439, 443, 451, 453 и 466. С. Мл.

**НАИР, Јашар Наби** (Yaşar Nabi Nayır) (Скопје, 1908 – Истанбул, 1981) – раскажувач, романсиер, поет. Бил службеник на „Зираат“ и „Меркез“ банка, а работел и во Институтот за турски јазик. Во 1933 г. почнува да го издава сп. „Варлик“, а во 1946 г. ја основа својата истоимена издавачка куќа и им го посветува вниманието на автори од Југославија и од македонската литература, преведувана и објавувана на турски јазик. Четири пати учествувал на Струшките вечери на поезијата. Бил голем пријател на својот роден крај. Објавени му се делата: „Кахраман“ (1929), „Една жена зборува“ (1932), „Адам и Ева“ (1935), „Децата на револуцијата“ (1936).



Јашар Наир

ЛИТ.: Фахри Каја, *Современа турска поезија*, Скопје, 1985, 19. А. Аго

**НАЈДЕНИ, Ислам Саид** (Islam Said Najdeni) (Дебар, 1864 – 1903) – основоположник на првото албанско училиште во Дебар. Висока школа завршил во Истанбул, каде што првпат контактирал со познатите интелектуалци Н. и С. Фрашери и со И. Ќемали. Објавил еден буквар на албански јазик на гегиски дијалект.

ЛИТ.: Avzi Mustafa, *Figura mësuesish shqiptarë,* Tetovë, 1995. А. П.



Љубен Најденов

**НАЈДЕНОВ, Љубен** (Горна Џумаја, 2. VIII 1930 – Скопје, 10. VII 1979) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1954). Магистрирал на Универзитетот во Беркли, САД (1965). Бил редовен професор на Архитектонскиот отсек. Освен со педагошка и публицистичка дејност се занимавал и со архитектонско проектирање. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Неговиот опус е богат и разновиден, а најзначајни се: хотелот „Ривиера“ во Охрид (1959); Стоковната куќа во Охрид (1961); Домот на културата во Делчево (1971); хотелот „Дрим“ во Струга (1970); Клиниката за кардиологи-


Љ. Најденов: Хотелот „Дрим“ во Струга (1970)

ја во Скопје (1978). Објавил повеќе трудови што ја третираат проблематиката од областа на училишните објекти. Кр. Т.

**НАЈДОВСКИ, Ицо Василев** (с. Оптичари Битолско, 12. VII 1959) – македонски публицист. По доселувањето во Австралија (1985) ги завршува студиите по историја и мултикултура на Викторија универзитетот во Мелбурн, каде што и магистрира (1997) на темата „Оспорен идентитет: Македонците во современа Австралија“. По неколкугодишни истражувања на Универзитетот, ги подготвува трудовите: „Одржување на македонскиот јазик и македонската младина“, „Споредба на три етнички групи: Македонците, Либанците и Холанѓаните“, „Првата македонска генерација: интеграција или асимилација“, „Македонците во Викторија“. Предава македонски и англиски јазик во повеќе средни училишта, а 15 години предава во Викториското училиште за јазици. Над 10 години во Министерството за образование на Австралија ги оценува завршните испити, а ги подготвува матурантите од сите средни училишта во земјата каде што македонскиот јазик е во редовната настава. Активно учествува во македонските организации и пишува за македонските весници и списанија. Повеќе од 10 години е водител-уредник на македонската радио програма „Трипати Зет“ во Мелбурн. Бл. Р.


Ицо Најдовски


Тихо Најдовски

**НАЈДОВСКИ, Тихо** (Велес, 9. IV 1933 – Велес, 25. IV 2007) – поет, раскажувач и романсиер за деца и млади, поет, општественик. Воената и социјалната тематика, фантастичното и бајковидното, животот на детето во урбаната средина се теми во литературата за деца.

ДЕЛА: стихозбирки: *Цибрина*, Ск., 1996; *Увил*, Ск., 1997; *Здравица*, Ск., 1998; *Потпора збор*, Ск., 1998; *Меѓа*, Ск., 1998; *Мерка за немирот*, Ск., 1999; *Превалец*, Ск., 2000; *Студена зона*, Ск., 2001; *Образот на денот*, Ск., 2002; романи за деца и младина: *Дремливо патување*, Ск., 1992; *Олеандровиот цвет*, Ск., 1995; раскази: *Трепетлика*, Ск., 1969; *Солзи*, Ск., 1970; *Задоцнета пролет*, Ск., 1986; *Цвет и дете*, Ск., 1989. В. Тоц.


Димко Најдов-Џандарот

**НАЈДОВ-ЏАНДАРОТ, Димко** (Велес, 1. VIII 1919 – Петрово, Сува Гора, 14. X 1944) – револуционер и синдикален водач пред Војната, херој од борбите што VIII бригада ги водела со балистите во Западна Македонија во 1944 г. Бил член на СКОЈ (1940) и на КПМ (1943). Поради неговата револуционерна и партиска активност, особено на планот на омасовувањето на оружената борба, бил осуден и затворен во Скопје (април 1944), од каде што успеал да избега и се вклучил во VIII велешка бригада. Во една од борбите бил заробен и масакриран од балистите.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.


Мирјана Најческа

**НАЈЧЕСКА, Мирјана** (Скопје, 24. XI 1956) – правник, унив. професор. Била претседател на Хелсиншкиот комитет за човекови права на РМ, а потоа директор на Центарот за човекови права и разрешување конфликти. Р.


Димче Најчески

**НАЈЧЕСКИ, Димче Методиев** (Прилеп, 1925) – универ. проф. и виш научен соработник во Институтот за македонска литература во Скопје (во пензија). Бил учесник во НОАВМ и член на КПМ (1944). По Ослободувањето бил претседател на студентската младина на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ и секретар на Универзитетскиот комитет на КПМ. Поради определувањето за Резолуцијата на Информбирото (1948) бил осуден на три години и казната ја издржал на Голи Оток (на Јадранското Море). Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје на Групата мајчин јазик и литература со специјалност за историјата на книжевностите на СФРЈ (1952), На истиот факултет и докторирал на темата „Илинденските народни песни“ (1976). Првин работел како библиотекар во НУБ (1952–1954), потоа како професор во Гимназијата „Јосип Броз Тито“ (1954–1961) и во Педагошката академија (1961–1983), а работниот век го заврши како виш научен соработник во Одделението за македонска народна литература во Институтот за македонска литература во Скопје (1983–1987). Негов основен научен интерес се јуначките, ајдутските и комитско-револуционер-

ните македонски народни песни. По пензионирањето подготви и три значајни зборници сведоштва, документи и материјали за македонските осуденици на Голи Оток по Резолуцијата на Информбирото.

БИБЛ.: *Илинденскиūе народни ūесни,* Скопје, 1978; *Сūудии за јуначкиоū еūос од македонскоūо фолклорно ūодрачје,* Куманово, 1993; *Сūудии за ајдуūскиūе народни ūесни од македонскоūо фолклорно ūодрачје,* Куманово, 1994; *Голооūочки сведошūва,* книга прва–трета, Скопје, 2002–2006.

ЛИТ.: *Инсūиūуū за македонска лиūераūура. Дваесеū ġодини од основањеūо (1981–2001),* Скопје, 2002, 138–139. С. Мл.

**НАКА, Никола** (Скопје, 17. III 1936) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1989) по групата предмети Организација, технологија и економика на изградбата. Пред да дојде на Факултетот (1975) работел во Франција на проектирање индустриски објекти (1963–66), потоа во скопските фирми „Бетон“ и „Маврово“. Докторирал на тема од организацијата на изградбата (1988), што е главна област на неговите истражувања. Од 1990 г. живее и работи во Словенија, каде што и се пензионирал. Љ. Т.


Јуми Накаџима

**НАКАЏИМА, Јуми** (Yumi Nakadjima), (Токио, Јапонија, 1951) – јапонски лингвист-славист, русист, македонист, автор на два мали македонско-јапонски речника (и на македонско-јапонски разговорник), автор на статии за македонскиот јазик во јапонски енциклопедиски изданија и на статии посветени на семантиката и синтаксата на македонските заменки. З. Т.

**НАКО** (XVII в. ) – благородничко семејство во Сен Миклуш, доселено од Гевгелиско во втората половина на XVII век. Христофор и Кирило во Сен Миклуш поседувале голем имот. Во 1790 г. со семе од Македонија се обиделе во Банат да произведуваат памук. Во Сен Миклуш отвориле земјоделско училиште. Јован бил ктитор на католичка црква во Сен Миклуш и донирал 5.000 форинти на Матица српска. Накови имале благороднички титули и грб. Последниот потомок на семејството – Милева починала во 1926 г.

ЛИТ.: Миливој Јовановић, *Велики Комлуш и ūородица Нако,* Научен зборник МС, Серија друштвених наука, Св. 1, Нови Сад 1952; Милка Здравева, *Македонско-австриски врски од ūоследниūе децении на XVII до ūрвиūе децении на XIX век,* Скопје, 2002. М. Здр.


Штерјо Наков

**НАКОВ, Штерјо Митев** (1948, Штип, Р. Македонија) – економист, познат македонски стопанственик. Работи во Македонски железници (1973–1983), најпрвин како раководител на Одделот за комерцијални работи и подоцна како директор на интерната банка во рамките на Македонските железници. Од 1983 г. е генерален директор и претседател на Управниот одбор на шпедитерската фирма Фершпед АД - Скопје, кога групацијата Фершпед постигна сестран раст и развој, диверсифирајќи ја својата економска активност и во областа на туризмот и угостителството, производството на вино и сл. Член на бројни бизнис асоцијации. За постигнатите резултати е прогласен за бизнисмен на годината во 1993 г. Р.


Марија Накова

**НАКОВА, Марија Благоева** (Радовиш, 30. IX 1946) – спец. по болести на устата и забите (1975), редовен проф. на Ст. ф. Магистрирала во 1976, а докторирала во 1980 г. Во повеќе мандати е продекан и декан на Ст. ф. Нејзиниот научен интерес е во унапредувањето на лекувањето на прогресивната пародонтопатија. Публикувала 180 статии. Коавтор и уредник е на монографијата „За стоматолошката болка“, коавтор на „Орална медицина и орална патологија“ и „Орална биохемија“. Е. М.


Петре Наковски

**НАКОВСКИ, Петре** (с. Крчишта, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 17. VII 1937) – романсиер и преведувач од полски јазик, публицист и дипломат. Прв македонски амбасадор во Полска. Бил новинар во весниците „Вечер“ и „Нова Македонија“. Докторирал на Институтот за политички науки на Вроцлавскиот универзитет во Полска. Автор е на бројни прилози од прозната белетристика и публицистиката во периодиката. Автор е и на мемоарско-социолошкиот труд „Македонските деца во Полска“. Прозата му се одликува со сурова фактографија за трагедијата на Македонците во текот на граѓанската војна од 1946– 1949 г. во Грција и смисла за градба на впечатливи ликови, носители на возбудливи животни приказни.

БИБЛ.: *Посūела за чемерниūе* (1985), *И каменоū е земја* (1988), *Големаūа удолница* (2003), *Големаūа измама* (2007). Г. Т.


Перо Наков-Скубе

**НАКОВ-СКУБЕ, Перо** (Куманово, 1919 – Скопје, 13. XI 1942) – комунистички деец и организатор на НОАВМ. Бил шивач во Куманово (до 1935), а потоа во Белград, каде што се вклучил во синдикалното движење и станал член на СКОЈ (1935), подоцна и на КПЈ. По враќањето во Куманово (1939) бил секретар на МК на СКОЈ и член на МК на КПЈ во Куманово (1941). Бил учесник на Мајската партиска конференција

на МК на КПЈ во Куманово (1941) и член на Месниот воен штаб (од почетокот на септември 1941). По разбивањето на кумановските партизански одреди (октомври 1941), се илегализирал во Скопје, Тетово и Гостивар како инструктор на ПК на КПЈ за Македонија (ноември 1941 – март 1942), по што бил повлечен на партиска работа во Скопје како командант на Месниот воен штаб и секретар на ПК на СКОЈ за Македонија (пролетта 1942). Бил еден од организаторите на атентатот на бугарскиот агент Мане Мачков, по што бил уапсен (август 1942), осуден на смрт (2. XI 1942) и обесен во Скопскиот затвор.

ЛИТ.: Драгољуб Димовски – Методи Петровски, *Перо Наков,* Скопје, 1974; Светозар Наумоски, *Револуционернаӣа дејносӣ на ӣарӣискиӣе инсӣрукӣори на ПК КПЈ за Македонија во Госӣиварско-мавровскиоӣ крај во вӣораӣа ӣоловина на 1941 (Перо Наков и Кузман Јосифовски-Пиӣу),* Бигорски научно-културни собири 1980–1981, Скопје, 1983, 143–151. С. Мл.

**НАКШБЕНДИ** (XII в.) – дервишки ред. Основан од Јусуф Хамадани (умрел во 1140 г.). Името го добил по Бахаудин Накшбенд (1389), кој одредил 11 правила. Редот е близок до ортодоксниот ислам и сунетизмот, раширен е и во Македонија, а познат е и под името бекирија (тарикат-и бекирие). Најмногу приврзаници имал во Ениџе Вардар и во Тетово.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Оӣӣороӣ во Македонија*, II, Скопје, 1983; Đemal Ćehajić, *Institucionalni tasawuf – islamski misticizam*, Glasnik Vrhovnog islamskog starješinstva, br. 5, Sarajevo, 1980; Nadir Bilmeno\lu, *Kalkandelen dwn ve bugwn*, Istanbul, 1975. Др. Ѓ.

**НАЛЕ, Маргарит Атанасов** (Битола, 15. XI 1895 – Битола, 1970) – лекар. Дипломирал на Мед. ф. во Атина (1919). Работел како приватен и околиски лекар во Битола до пензионирањето (1961). Во октомври 1944 г. бил избран за прочелник на Одделението за здравство на Околискиот НОО за Битолско. Бил пратеник на Првото заседание на АСНОМ. П. Б.

**НАЛЕТОСКИ, Александар Вангелов** (Прилеп, 22. XII 1939 – Скопје, 6. III 1996) – ветеринар, вонреден професор на В. ф. во Скопје. Докторирал на В. ф. во Белград (1981). Бил научен советник во Ветеринарниот институт во Скопје и директор на Републичката управа за ветеринарство на РМ (1989–1993). Автор е на книга од областа на кинологијата. М. Д. – Ј. Б.

**НАНЕ, МАЕРОВО МАЧКИНО** (Nepeta ernesti-mayeri Diklić & Nikolić) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Lamiaceae (Labiatae) (устоцветни растенија), познат само за планината Галичица, околината на селото Трпејца. Вл. М.

**НАНЕ, МАКЕДОНСКО МАЧКИНО** (Nepeta macedonica Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Lamiaceae (Labiatae) (устоцветните растенија), познат за подножјето на планината Кожуф (Смрдлива Вода). Вл. М.


Душко Наневски

**НАНЕВСКИ, Душко** (Кратово, 1929 – Скопје, 1994) – поет, литературен критичар и есеист, уредник во издавачката куќа „Македонска книга“, научен работник во Институтот за македонска литература, член на ДПМ од 1954 г. Во своите книги критики и есеи преокупиран е со митовите и симболите, со тајните на поетскиот говор и неговиот модерен израз. Се јавува и како составувач на антологиите „Љубовни народни песни“ (1971) и „Црниот славеј“ (антологија на современата македонска поезија, 1977).

ДЕЛА: *Македонска ӣоеӣска школа* (есеи и критики, 1977), *Раѓање на меӣафораӣа* (поетски истражувања, 1982), *Самовилскоӣо коњче* (македонски бајки, авторизирана верзија, 1978), *Знаци од азбукаӣа* (елиптики, поезија, 1982), *Поеӣоӣ Рацин* (монографија, 1983), *Криӣички илуминации* (есеи и критики, 1984), *Охридска ӣоема* (поезија, 1985), *Поеӣика на јазикоӣ – еӣиди* (1988), *Инӣеӣрална ӣоеӣика* (1993).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Исӣорија на македонскаӣа книжевносӣ XX век* (1990). В. М.-Ч.


Ѓоре Напески

**НАПЕСКИ, Ѓоре** (Прилеп, 11. IV 1933 – Скопје, 4. V 2007) – новинар, поет и раскажувач. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Работел како новинар во Радио Прилеп, потоа во Радиотелевизија Скопје. Долгогодишен главен и одговорен уредник на прилепското сп. „Стремеж“. Поезијата на Ѓ. Напески, како што ќе забележи и М. Матевски, „живее и дише со родниот град; тој во него ги бара митските и историските знаци и симболи“.

БИБЛ.: *Ловци на веӣроӣ*, поезија, Ск., 1965; *Времеӣраење,* поезија, Ск., 1975; *Прилаӣон*, поезија, Ск., 1982; *Ден без власӣ*, раскази, Ск., 1985; *Плима,* поезија, Ск., 1989; *Објава*, поезија, Ск., 1998; *Тренда,* роман, Ск., 2002.

ЛИТ.: М. Матевски: *Поеӣоӣ на Прилаӣон*, во „Светлината на зборот“, Матица, 2006. П. Гил.

**„НАПРЕД“** (Битола, 1908) – народен весник. Сопственик бил Тодор Стефанов, го уредувал Св. Добрев, а бил печатен во печатницата „Аквароне“ во Солун. Излегувал секој четврток и недела. Објавени се вкупно 4 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преӣлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 83. С. Мл.


4832

„Народен билтен“, орган на КПЈ во Велес (1942)

**„НАРОДЕН БИЛТЕН“** (Велес, јули 1941 – јули 1942) – двонеделен илегален весник (информативен билтен), орган на КПЈ во Велес, на македонски јазик. Го уредувале Страхил Гигов, Димко Митрев и група студенти, предводени од Кочо Рацин. Бил умножуван во куќите на Нада Бутникошарева, Благој Ѓорев и Јован Митрев. Објавувал содржини за политичката и воената состојба во светот и во Македонија. Бил растуран главно во Велес, а некои броеви и во Свети Николе, Струмица, Кавадарци и Штип. Објавени се вкупно 26 броја, во тираж од 160–200 примероци. Престанал да излегува поради партиската провала и апсењата.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 ӣодина),* Скопје, 1980, 400–403; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преӣлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 121. С. Мл.


Невестинско женско ракавче лозено


Празнично женско ракавче лозено


Празнично женско ракавче писано


Празнично женско ракавче писано

**НАРОДЕН ВЕЗ** – орнаментиран дел на носијата. Македонската везбена народна орнаментика е мошне богата и разновидна. Секој регион во Македонија си има свои специфичности, изразени преку карактеристични мотиви и орнаменти за одредена микрозаедница. Македонскиот народен вез се одликува со исклучителна декоративност, хармоничност и отсуство на секаква пластичност при обработката на дадените мотиви. Од ликовен аспект, орнаментално-мотивските елементи се колористички површински третирани со употреба на контрасни, интензивни колористички вредности, при што преовладува црвената боја во сите нијанси (алова, ѓувезна и сл.), со одредени акценти на црната, жолтата, сината (мор), зелената итн. Исто така, карактеристична за македонскиот народен вез е и нагласената геометризација и стилизација на целокупната орнаментално-мотивска граѓа. Во изборот на мотивите најзастапени се геометриските форми (круг, ромб, триаголник) и флорните мотиви, а многу ретко се среќаваат зооморфните или антропоморфните мотиви. Везот од Скопска Црна Гора и од Долни Полог го карактеризира црната гајтанска орнаментика, а народниот вез од околината на Прилеп и Битола – гобленската техника со доминантна црвена боја. Ј. Р.-П.

**„НАРОДЕН ВОЈНИК“** (Малесија, Струшко и Скопје, јуни 1944 – март 1945) – месечен весник, орган на Првата македонска НОУ бригада, на македонски јазик. Го уредувале Владо Малески и Илија Топаловски. Меѓу соработниците биле Кемал Аголи, Илија Јосифовски, Жамила Колономос, д-р Владо Полежиновски, д-р Трифун Паноски, Панче Поповски, Јаким Спировски, Крсте Црвенковски, Вангел Чукалевски и др. Ликовно го обликувале Боро Димоски и Ангеле Ивановски. Двобројот 2–3 бил печатен во Партизанската печатница „Гоце Делчев“, а бр. 5 во Скопје. Содржи и илустрации од ликовни уметници. Објавени се вкупно 23 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 443–445; *Прва македонска народноослободителна ударна бригада*, Скопје, 1991, 191–192 и 411–417; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 139–140. С. Мл.


Народен ВОЈНИК
ОРГАН НА ГЛ. ШТАБ НА ЈУГ. АРМИЈА ЗА МАКЕДОНИЈА

„Народен војник“, орган на Главниот штаб на Југ. армија за Македонија (6. VI 1945)

**„НАРОДЕН ВОЈНИК“** (Скопје, 18. XII 1944 – 6. VI 1945) – весник, орган на Главниот штаб на НОВ и ПОЈ за Македонија, а потоа на Главниот штаб на Југословенската армија за Македонија (од 4. II 1945). Главен уредник бил Илија Топаловски. Печатен е на современа полиграфска технологија во печатницата „Гоце Делчев“. Објавени се вкупно 12 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 448–450; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 140. С. Мл.

**„НАРОДЕН ГЛАС“** (пл. Гламник, над с. Шешково и базата Црквиште, меѓу селата Драгожел, Куманичево и Бојанчиште, Кавадаречко, јули–септември 1943) – месечен весник на Народноослободителниот фронт за Гевгелиско, Тиквешко, Велешко и други места, покренат од Третиот областен комитет на КПМ. Техниката ја раководел Ристо Џунов, а соработници биле Иван Мазов, Никола Минчев, Борко Темелковски-Лилјакот, Мито Хаџивасилев и др. Бил печатен во тираж од 200–300 примероци на техниката на Третиот областен комитет на КПМ.


НАРОДЕН ГЛАС

„Народен глас“, весник на Македонскиот НОФ за Гевгелиско, Тиквешко, Велешко и др. (1943)

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 418–420; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 127. С. Мл.


„Народен глас“, илегален весник (Прилеп, 1943)

**„НАРОДЕН ГЛАС“** (Прилеп, декември 1941 – летото 1943) – илегален весник на НОФ за Прилепско, на македонски јазик. Најдолго го уредувал Благоја Талески-Иван (август 1942 – март 1943). Бил умножуван во тираж од 120–300 примероци, а растуран во Прилеп и Прилепско, во Кичево, Крушево, Македонски Брод и во партизанските одреди. По својата содржина претставува богат информатор за политичката и воената состојба во светот и во Македонија: воените фронтови во светот, воената состојба на територијата на бившата Југославија, за грчкото Народноослободително движење, за состојбите во Македонија и посебно во Прилеп и Прилепско.

ЛИТ.: *„Народен глас“ (1941–1943),* ИНИ, Скопје, 1990; Д-р Боро Мокров, *Збор, печат, време. Зборник трудови од историјата на македонскиот печат*, Скопје, 1987, 283–289; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 121. С. Мл.


НАРОДЕН ГЛАС

Првиот број на илегалниот весник „Народен глас“, (Штип, 1943)

**„НАРОДЕН ГЛАС“** (Штип и с. Долјани, Штипско, 1. V – јули 1943) - илегален весник на Штипската организација на КПМ, на македонски јазик. Излегувал на 15 и 20 дена. Биле објавени вкупно 5 броја, умножени на циклостил на техниката на Месниот комитет сместена во куќата на Фируз Назим, а зачуван е само бр. 1. Меѓу другото, весникот ја коментира депортацијата на Евреите и објавува написи за смртта на народните херои Мирче Ацев, Цветан Димов, Страшо Пинџур и Киро Нацев-Фетак.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 415; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 122. С. Мл.

**НАРОДЕН ПРАВОБРАНИТЕЛ НА РМ (ОМБУДСМАН)** – орган за заштита на правата на граѓаните. Овој орган ги штити уставните и законските права на граѓаните кога им се повредени од органите на државната управа и од други органи и организации што вршат јавни овластувања. Народниот правобранител го избира Собранието на РМ за време од осум години, со право на уште еден избор. Со уставните амандмани од 2001 г. овој орган доби нови надлежности во областа на заштитата на граѓаните од дискриминацијата и во врска со соодветната и правичната застапеност на припадниците на малцинските заедници во органите на државната власт, органите во единиците на локалната самоуправа и во јавните установи и служби. Во текот на 2000 г. овој орган разгледал 2.238 предмети, поднесени од над 3.000 граѓани. Од доставените барања, народниот правобранител разгледал 1.566 предмети. Од нив, 956 или 61.05% се отфрлени како неосновани барања, а во 552 или 35.25% се констатирани повреди на уставните и законските права на граѓаните. Прв народен правобранител во РМ е Бранко Наумовски (1998–2005), а втор Ијет Мемети (од 2005).

ИЗВ.: *Народен правобранител на Република Македонија*, Скопје, 2005.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право,* Скопје, 2006. Св. Ш.

**НАРОДЕН ФРОНТ НА МАКЕДОНИЈА** (2–3 VIII 1945–1991) – масовна политичка организација формирана пред Втората светска војна, активна во времето на Антифашистичката националноослободителна војна во Македонија (1941-1944) и по ослободувањето на земјата. НФ функционирал како продолжена рака на КПМ, но и на органите на борбата и органите на новата власт што се создавала во текот на борбата. На Првиот конгрес, одржан на 2–3 август 1945 г. во Скопје, биле избрани органите, со тоа и институционално добила карактер на масовна политичка организација, главно за остварување на политичко-пропагандни задачи. Интензивно бил вклучен во активностите за обнова и изградба на НРМ. Дејствувал и како координатор на работата на другите масовни политички организации во остварувањето на задачите добивани од КПМ.

ЛИТ.: Д-р Лазар Лазаров, *Општествено-политичките организации во обновата и изградбата на НР Македонија 1944-1948*, Скопје, 1979; *Општествено-економскиот развој на НР Македонија во периодот на обновата и индустријализацијата (1944–1957)*, Скопје, 1988; Д-р Новица Велјановски (со коавтори), *Запознајте ја Македонија*, Скопје, 2001. Н. В.



Народната банка на РМ

**НАРОДНА БАНКА НА РМ** – централна, емисиона банка на РМ. Формирана е на 19. X 1946 г., со спојување на Македонската стопанска банка со Народната банка – филијала Скопје, а прв главен директор е д-р Тодор Мировски (1904–1959). Од почетокот на 1947 г. го носи називот НБ на ФНРЈ – Централа за Народна Република Македонија, со Александар Богоев (1914) како главен директор. Низ својот развој, НБ на РМ поминува низ неколку фази. Меѓу 1947 и 1953 г. НБ на ФНРЈ – Централа за НРМ е единствената универзална банкарска институција во Македонија, со функции на емисиона и на деловна банка. Во овој период таа остварува централнобанкарски активности, работи за републичкиот буџет, а извршува и универзални банкарски работи. Во периодот 1954–1965 г. постепено ги напушта универзалните банкарски работи и се насочува кон централнобанкарските активности и кон регулирањето и контролата на банкарскиот систем. Исто така, во овој период таа ги губи филијалите и го менува називот во Народна банка на Југославија – Централа во Скопје. Во текот на 1965–1971 г. централата на НБЈ во Скопје нема посебна улога во монетарно-кредитната политика, туку врши само работи што имаат извршен и оперативен карактер. Во декември 1971 г. е донесен првиот Закон за Народна банка на Македонија, со кој таа е дефинирана како уставна категорија, а за прв гувернер е именуван Стојан Косев (1919–1997). Сепак, НБМ и понатаму има многу ограничена улога во утврдувањето на целите на монетарно-кредитната улога и употребата на инструментите за нејзиното спроведување и ваквата подредена положба се задржува сè до осамостојувањето на Македонија.

Со донесувањето на Уставот на РМ од ноември 1991 г. НБМ е институционализирана како емисиона банка, одговорна за стабилноста на валутата, за монетарната политика и општата ликвидност на плаќањата. На 26. IV 1992 г. Собранието носи Закон за Народната банка на РМ, како прв законски акт со кој се уредува работењето на централната банка по осамостојувањето на земјата. Во овој период, функцијата гувернер ја извршува м-р Борко Станоевски (1937). Најголем пресврт во развојот на централната банка по монетарното осамостојување е направен со донесувањето на новиот Закон за НБ на РМ од јануари 2002 г., со кој во голема мера се зголемени сите аспекти на независноста во работењето на НБ на РМ (институционална, персонална, функционална, финансиска). Денес, НБ на РМ е модерна централна банка, која не работи со нефинансиски правни лица, не го финансира јавниот сектор и самостојно ја формулира и ја остварува монетарната политика, при

што како основна цел се јавува одржувањето на ценовната стабилност. Исто така, НБ на РМ е членка на Банката за меѓународни порамнувања (BIS) во Базел. НБ на РМ извршува повеќе основни функции: ги утврдува и ги спроведува монетарната политика и политиката на девизниот курс на денарот; издава и дистрибуира ковани и книжни пари; управува и ракува со девизните резерви; издава дозволи за основање и работа на банки, штедилници, менувачници и вршители на услуги за брз трансфер на пари и го контролира нивното работење; го уредува платниот систем; собира, обработува, анализира и објавува информации и публикации од областа на монетарната, финансиската и платнобилансната статистика; врши платен промет за потребите на државата; ја претставува Македонија во меѓународните финансиски институции; работи како чувар на имотот на приватните пензиски фондови итн. Исто така, НБ на РМ одржува драгоцена нумизматичка збирка од околу 17.000 монети од територијата на Македонија, кои го покриваат временскиот период од VI век пр. н.е. па сè до XV век.



Зборникот на трудови „Монетите и монетоковниците во Македонија“ (2001)

Органи на НБ на РМ се Советот и гувернерот. Членови на Советот на НБ на РМ се гувернерот, двајца вицегувернери и шест надворешни членови. Гувернерот и надворешните членови на Советот се наименуваат од Собранието, по предлог од претседателот на државата, а вицегувернерите ги именува Собранието по предлог од гувернерот, при што сите имаат мандат од седум години.

ЛИТ.: Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006. Г. П.

**НАРОДНА БИБЛИОТЕКА „БРАЌА МИЛАДИНОВЦИ“ ВО СКОПЈЕ** (1935 –) – библиотека со 26 клона и библиобус: четири клона во Општина Центар, во населбите Бутел II, Скопје-Север, Лисиче, „13 Ноември“, Пржино, Јане Сандански, Карпош III, Тафталиџе, Карпош I, Ѓорче Петров I, Ѓорче Петров II, Бит Пазар, Автокоманда, Ченто (3 библиотеки), Чаир, селата Радишани, Сандево, Станица Зелениково – „Марко Цепенков“, Батинци, Драчево, Петровец и подвижен библиотечен фонд - Библиобус на Градската библиотека во Скопје. С. Мл.


Народната библиотека „Браќа Миладиновци“ во Скопје

**„НАРОДНА БОРБА“** (с. Зборско, на пл. Кожув и во Тиквешијата, декември 1943 – јуни 1944) – весник, орган на Втората македонска НОУБ. Излегувал еднаш месечно, во тираж од 250–300 примероци. Го уредувала Агитационо-пропагандната комисија при Штабот на бригадата. Објавени се вкупно седум броја. Во уводникот кон првиот број се наведува дека „печатот, заедно со пушката и митралезот, е оружје во рацете на Народноослободителната борба“. Како автори се јавуваат Василка (Васка) Дуганова, Лазар Мојсов, Наум Наумовски-Борче, Киро Хаџивасилев и Мито Хаџивасилев-Јасмин и др.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 440–442; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 140. С. Мл.

**„НАРОДНА ВОЛЈА“** (Солун, 17. I 1909 – 5. VI 1910) – неделен весник, орган на Народната федеративна партија. Излегувал секоја сабота. Уредник бил А. Томов, а подоцна Димитар Влахов (од г. II, бр. 6). Објавени се вкупно 74 броја. Подоцна насловот бил печатен и на француски и руски јазик (од год. II, бр. 8). Подолго време бил под покровителството на Јане Сандански, а од јануари 1910 г. Редакцијата се свртела против него и неговите приврзаници.

ЛИТ.: Ст Симеонов, *Български периодичен печат в Македония,* Зборник Солун, София, 1934, 245–248; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 236–238; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 83. С. Мл.


НАРОДНА ВОЛЯ

„Народна волја“, весник на Бугарите и Македонците во САД (1938-1978

**„НАРОДНА ВОЛЯ.** NARODNA VOLYA. PEOPLE’S WILL**“** (Детроит, Мич., САД, 11. II 1938 – 1945 и потоа), – неделен весник на Бугарите и Македонците во Америка, заедничко продолжение на в. „Трудова Македония“ на МНС во Америка и на в. „Сѫзнание“ на Бугарско-македонските работнички просветни клубови во САД, под редакција на Г. Пирински и П. Григоров. Весникот НВ со своите прилози и документи од соработници од сите делови на Македонија и од дијаспората претставува значајна печатена трибина на македонската национална мисла и акција во дијаспората во периодот до и по II светска војна.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 148–152; Блаже Ристовски, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 588–655. Бл. Р.

**НАРОДНА МУЗИКА** – македонска традиционална музика создавана и практикувана низ повеќевековни периоди во минатото. Тоа е главно музика што била поврзана со животот во селските средини. Во XIX в. започнал поинтензивниот развој на градската народна култура, а во нејзините рамки и традиционалната градска музика. Таа била создавана на вообичаениот традиционален начин, по устен пат и анонимно, сè до педесеттите години од минатиот век, а потоа сè повеќе се среќаваат авторизирани песни од автори-поединци. Музиката од овие два периода, создавана во различни услови на живеење, има карактеристични разлики, како според функцијата, така и според стилските и вкупните естетски особености. Кај селскиот музички фолклор доминираат женските обредни песни, во кои, покрај едногласјето, посебен белег претставува двогласното бордунско пеење. Него го карактеризираат еднообразноста и ограничените структу-

ри на изразните елементи: просторот на мелодиското движење, формата, тонските низи, метроритмиката и сл. Слични одлики има и инструменталната селска музика, во која најчесто се практикувало музицирање на самоправските инструменти: гајди, кавали, шупелки, дудуци, тамбури, зурли, кемениња (гуслиња) и сл. За карактеристиките на градскиот музички фолклор во Македонија, пак, пресудна улога имале дијаметрално изменетите услови на живеење во градските средини, а пред сè развиените и интензивни комуникации, кога покрај меѓусебните влијанија во рамките на мултинационалниот соживот, со својата местоположба Македонија се нашла во центарот на изразитите културни влијанија од Западна Европа кон Исток и обратно. Оттаму произлегла и големата разновидност, високиот естетски дострел и богатството кај македонските песни и свирки што се прославија надалеку во светот. И покрај тоа што македонскиот музички фолклор во најголема мера го одржа континуитетот со некои од старите македонски стилови на музицирање, дел од мелодиите беа создадени под евидентно ориентално влијание, други под влијание на западноевропските традиции, а кај трети македонските елементи се измешани со едното и другото влијание. Но влијанијата сепак го чинат помалиот дел од богатството на македонскиот музички фолклор. Тие претставуваат дел од мелодиските гранки што се накалемени на цврстото македонско автохтоно стебло што е самобитно и по своите посебности лесно препознатливо. Ѓ. М. Ѓ.

**НАРОДНА НОСИЈА** – значајна компонента за проучувањето на етничкото и културното минато на народот или на некоја етничка група и е еден од најмоќните показатели за нивното естетско и уметничко ниво. Во себе ја содржи функцијата на обележје на социјалниот и културниот статус на личноста во етнички и регионални рамки. Целокупниот процес на изработката и украсувањето на носиите во Македонија се одвивал во домашни услови, главно од страна на женското население. Ј. Р.-П.

**НАРОДНА ФЕДЕРАТИВНА ПАРТИЈА** (Солун, 1909–1910) – политичка партија. Се пројавила во средината на јануари 1909 г. како партија во формирање, со весникот „Народна волја“, кој почнал да излегува од 17. I 1909 г. До одржувањето на основачкиот конгрес биле формирани месни организации во голем дел од Македонија. Основачкиот конгрес бил одржан во Солун (3/12. – 10/17. VIII 1909), со учество на 32 делегати од Македонија и еден делегат од Одринско. Конгресот усвоил Правилник на Партијата и ги избрал раководните органи: тричлено Централно биро, под претседателство на Димитар Влахов, и Совет на Партијата, во кој биле претставени сите краеви на Македонија. Во Советот бил и Јане Сандански, врз кого, само по неколку дена(14 / 26. VIII), бил из-



Народните носии во РМ (М. Малахова, 1950)



Членови на Народната федеративна партија во Солун (1909)

вршен нов неуспешен атентат по наредба од Софија. Главното политичко барање на НФП било Македонија да добие државноправен статус на самоуправна област во децентрализираната федеративно уредена Отоманска Империја. Таков статус бил баран и за Албанија, за Ерменија и за другите национални провинции. Под надворешни влијанија (од јануари 1910) биле предизвикани внатрешни поделби што кулминирале со одлуката на Централното биро за исклучување на Јане Сандански. Внатрешната криза довела до брзо згаснување на НФП (во јули 1910).

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Политички партии и организации во Македонија (1908–1912)*, Скопје, 1965. М. Мин.

**НАРОДНИ ОРА** – македонска орска традиција создавана и практикувана низ повеќевековни периоди во минатото. Во XIX в. започнал поинтензивниот развој на градската народна култура, а во нејзините рамки и на градската орска традиција, која на традиционален начин се создавала сè до педесеттите години на минатиот век, кога почнало создавањето на кореографии од автори-поединци. Според тоа, на првиот период му припаѓала селската орска практика, типична за животот во селските средини. Ората од овие два периода биле создавани во различни услови и начин на живеење и се разликуваат како според функцијата исто така и според стилските карактеристики и севкупните естетски особености. За разлика од градските, селските ора стриктно се поделени на машки и женски, а добар дел од нив се непосредно поврзани со обредите (русалиски, свадбарски и сл.). Како целина, пак, сите селски ора ги карактеризираат ограниченоста и еднообразноста на изразните елементи, едноставноста на мотивите и кореографските содржини. Исто така, инструменталната придружба, како неразделен дел од изведбите на селските ора, е едноставна и со ограничени можности, бидејќи тие не биле придружувани од оркестри, туку најчесто од еден инструмент – гајда, шупелка, дудуче, гусле и сл. За карактеристиките на градскиот орски фолклор во Македонија, пак, пресудна улога одиграле дијаметрално изменетите услови на живеење во градските средини, а пред сè развиените и интензивни комуникации, каде што покрај меѓусебните влијанија во рамките на мултинационалниот соживот, со својата местоположба Македонија се нашла во центарот на двете големи влијанија од правецот на Западна Европа кон Истокот и обратно. Оттаму произлегла големата разновидност, високиот естетски дострел и богатството кај македонските градски ора што се прославија надалеку во светот. Во изменетото градско однесување беше надмината поделеноста на машки и женски ора, а еден дел од нив се играа и во мешан состав. Но и покрај тоа, тие го задржаа континуитетот со основните особености на селските ора (играњето во полукруг, со изразити функции на ороводецот и опашкарот). Од друга страна, потпомогнати од влијанијата на туѓите орски традиции, во најголема мера од турските ора, македонските машки градски ора забележително ја развија кореографската форма и содржина преку контрастни промени на темпото и ритамот, но и со многу други елементи како потскоци, доскоци, вртења, клекнувања и сл. Освен тие високи дострели на кореографските содржини на градските ора, значителен естетски придонес имало и високото ниво на инструменталните мелодии изведувани од разновидни оркестарски состави од фабрички произведени инструменти, кои на пластичен начин го дополнувале впечатокот за големата и неповторлива убавина на тие орско-музички изведби. Ѓ. М. Ѓ.



Настап на ансамблот „Танец“ со македонски народни ора

**НАРОДНИ СУДОВИ** – органи на судската власт во НР Македонија. Зародок на овие органи се судските инстанции предвидени во Правилникот за правосудните органи донесен на Рилскиот конгрес на ВМРО (1905). На 20. X 1944 г. Президиумот на АСНОМ донесе Решение за формирање народни судови. На 31. III 1945 г. е донесена Повелба за устројство на редовни народни судови на Федерална Македонија, според која се формираа 25 околиски, три обласни судови и Врховен федерален суд. Системот на народните судови постоеше до донесувањето на Уставот на СРМ од 1963 г.

ЛИТ.: Стефан Георгиевски, Панта Марина и Никола Матовски, *Правосуден систем во СФРЈ*, Скопје, 1983. Гор. Л.-Б.

**НАРОДНИ УНИВЕРЗИТЕТИ** – андрагошки институции за образование и културно воздигнување на народот. Во Македонија се појавуваат меѓу двете светски војни. Првиот народен универзитет е основан во Скопје (1920), со помош на тогаш формираниот Фи-



Одлуката за основање на Првиот народен универзитет во Скопје (1920)

лозофски факултет и работи како негова екстенза (до 1925), а потоа се оформува во самостојна институција. Играл значајна улога при основањето на народните универзитети во Берово (1927), Тетово (1927), Дебар (1927), Велес (1928), Куманово (1928), Битола (1930), Штип (1931), Прилеп (1936), Струмица (1936) и во други градови. Народните универзитети своите правила и програми за работа задолжително ги доставувале на одобрување до Министерството за просвета во Белград. Програмски биле ориентирани кон популаризација на науката, но и кон други тематски области. Една од важните задачи им била да работат на ширењето на српската кауза меѓу возрасното македонско население. За координирање и ширење на работата на народните универзитети бил формиран Сојуз на народните универзитети во Скопје (1937). Врз нивната работа и програмска ориентација силно влијание имал Коларчевиот народен универзитет од Белград. Народните универзитети добиваат особено значење по ослободувањето на Македонија, со битно изменета функција: да работат на образованието и на подигањето на културното ниво на народот во духот на придобивките од Народноослободителната војна. Нивната мрежа нагло се шири, така што во 1948 г. работат 65, а во наредната (1949) дури 107 народни универзитети, опфаќајќи ги сите градови и поголемите села. Во тие години акцентот на активноста бил ставен врз описменувањето и добивањето елементарно образование, запознавањето со македонската историја и марксистичката идеологија, здравственото просветување и врз општокултурното издигнување на народот, посебно на селското население. Со отворањето на (в.) работничките универзитети (1953), народните универзитети постепено го губат своето значење и почнуваат да згаснуваат. Во 1963 г. работат само 10 народни универзитети, а при крајот на осумдесеттите години на XX век тие престануваат да постојат; дел од нив се приклучуваат кон работничките универзитети. Одиграле значајна улога во подигањето на образовното ниво на населението, а посебно во борбата против неписменоста и културната заостанатост, во годините по Ослободувањето.

ЛИТ.: А. Илиевски, *Народните универзитети во Македонија,* Скопје, 1999. К. Камб.



Споменикот на народните херои од НОБ во Скопје

**НАРОДНИ ХЕРОИ –** највисоко воено одликување за загинатите и живите учесници во НОАВЈ/НОАВМ воведено со наредба на ВШ на НОВ и ДФЈ („Билтен“ на ВШ и ДВЈ, бр, 12–13, Положај, декември 1941 – јануари 1942). Првото прогласување било во февруари 1942 г., а до 15. VII 1943 г. биле прогласени уште 22 учесници во НОАВЈ, при што со указ на Врховниот командант на НОВ и ПОЈ („Билтен“ на ВШ на НОВ и ПОЈ. бр. 29–31, Положај, јуни–јули–август 1943) за носителите на ова звање бил востановен и Орден на народен херој на Југославија (изработен од сликарот Ѓорѓе Андреевиќ-Кун). Според Законот за ордените и медалите (9. VI 1945), освен поединци, негови носители можеле да бидат и колективи на единиците, а подоцна и општествени организации, здруженија и градови. Првин одлуката ја донесувал ЦК на КПЈ по предлог на ВШ на НОВ и ПОЈ (до Второто заседание на АВНОЈ), потоа Президиумот на АВНОЈ (до прогласувањето на ФНРЈ) и Президиумот на Сојузното народно собрание (до јануари 1953), а




Монографијата „Народни херои од Македонија“ (Скопје, 1973)

потоа Претседателот на Републиката (од 1953). Орденот го добиле вкупно 1322 учесници во НОАВЈ и 19 странски државјани, 30 единици и установи на НОВЈ (ЈНА), четири општествено-политички организации (СКОЈ, СЗБНОВ, ОК на СКОЈ – Дрвар и Здружението на шпанските борци на Југославија) и 8 града (по еден од сите републики и покраини), а од Македонија Прилеп, Првата македонско-косовска НОУБ и 66 поединци: Михаило Апостолски, Љупчо Арсов, Киро Атанасовски, Мирче Ацев, Вера Ацева, Златко Биљановски, Димитар (Мите) Богоевски, Пецо Божиновски, Борка Велевски, Круме Волнароски, Кире Гаврилоски, Џеро Георгиев, Страхил Гигов, Ѓоре Дамески, Цветан Димов, Овадија Естреја, Атанас Забазановски, Благој Јанков, Илија Јовановски, Раде Јовчевски, Јосиф Јосифовски, Кузман Јосифовски, Оливера Јоциќ, Лимани Каба, Елпида Караманди, Васко Карангелески, Лазо Колевски, Лазар Колишевски, Фана Кочовска, Рампо Левков, Злате Малаковски, Манчу Матак, Боро Менков, Мирко Милевски, Тихомир Милошевски, Димче Мирчев, Кирил Михајловски, Михо Михајловски, Анѓел Мојсовски, Стефан Наумов, Наум Наумовски, Киро Нацев, Мара Нацева, Ванѓел Нечевски, Јордан Николов, Ибе Паликуќа, Боро Петрушевски, Страшо Пинџур, Панче Поповски, Ванчо Пркев, Видое Смилевски, Трајко Стојковски, Славчо Стојменов, Гоце Стојчевски, Благоја Страчковски, Борка Талевски, Борко Темелкоски, Блажо Тодоровски, Вангел Тодоровски, Христијан Тодоровски, Александар Урдаревски, Чеде Филиповски, Тодор Циповски, Крсте Црвенковски, Ордан Чопела и Бајрам Шабани. Подоцна бил воведен и Орден на слободата (според Законот за ордените и медалите од 9. VI 1945) како највисоко одликување за воени заслуги.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија,* Скопје, 1973. С. Мл.



Народна архитектура, с. Кичиница, Мавровско

**НАРОДНО ГРАДИТЕЛСТВО** – најобемен дел од традиционалната архитектура што вклучува разни типови објекти, ансамбли, разгледувани во потесни или пошироки територијални ограничувања, географски и климатски детерминанти. Овие објекти речиси по правило се дел од анонимниот градителски репертоар, опфаќајќи ги сите слоеви на животот според принципите на организацијата на традиционалните живеалишта, чии искуства со соодветни модификации се провлекуваат и во денешни услови. Варијантите на објекти се движат во распонот од примарните (примитивни, едноставни, архетипски) архитектонски објекти и композиции, до објекти што се во граничното подрачје на ликовна и формално-естетска организација, по кое веќе преминуваат во категоријата на фолклорна архитектура. К. Гр.




Списанието „Народно здравје“

**„НАРОДНО ЗДРАВЈЕ“** – списание за здравствено просветување. Издавач е Институтот за здравствено просветување на НРМ во Скопје (1952–1986). Прв главен уредник е Митко Илиевски – општественик, просветен работник, основач на Институтот. Првин уредник е Благоја Корубин (1953), а потоа Блаже Ристовски (1953–1955), кога месечното списание има 18.000 претплатници. Со промената на статусот и укинувањето на институтот постепено престанува излегувањето на публикацијата. Д. С.-Б. - Р.



РЕШЕНИЕ
НА
УСТАВОТВОРНОТО СОБРАНИЕ
НА НАРОДНА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА
ЗА ПРОГЛАСУВАЊЕТО
НА
УСТАВОТ
НА НАРОДНА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА

Уставотворното собрание на Народна Република Македонија, како врховниот претставител на народниот суверенитет и израз на едногласната волја на народот на Народна Република Македонија,

решие:

Уставот на Народна Република Македонија, усвоен од Уставотворното собрание на Народна Република Македонија, да се прогласи и објави на народот на Народна Република Македонија.

Решението на Уставотворното собрание на НРМ за прогласување на Устав на НРМ

**НАРОДНО СОБРАНИЕ НА НРМ** – врховен орган на државната власт и претставник на народниот суверенитет на Народна Република Македонија. Се воведува со Уставот на НРМ од 1946 г. како еднодомно претставничко тело непосредно избрано од граѓаните на мандатен период од четири години. На изборите одржани на 3. XII 1950 г. во Народното собрание се избрани 251 пратеник. Со Уставниот закон од 1953 г. се воведува дводомно Народно собрание, составено од Републички собор и Собор на производителите. На изборите од 22–25. XI 1953 г. во Републичкиот собор се избрани 108, а во Соборот на производителите 74 пратеници. На изборите од 23. III 1958 г. во Републичкиот собор се избрани 113, а во Соборот на производителите 78 пратеници. Прв претседател на еднодомното Народно собрание на НРМ е Димче Стојанов-Мире, а прв претседател на дводомното Народно собрание на НРМ е Лазар Колишевски.



УСТАВ
НА
НАРОДНА РЕПУБЛИКА
МАКЕДОНИЈА
ПРВ ДЕЛ
ОСНОВНИ НАЧАЛА
ГЛАВА I
НАРОДНА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА

Член 1

Народна Република Македонија е народна држава со републикански облик.

Член 2

Остварувајќи ја во својата ослободителна борба, и во заедничката борба на сите народи на Југославија својата народна држава, Народна Република Македонија, и изразувајќи ја, врз основа правото на секој народ на самоопределување, вклучително правото на отцепување и на соединување со други народи, својата слободна волја, македонскиот народ се соедини врз основа на начелото на рамноправноста со останатите народи на Југославија и нивните народни републики: Народна Република Србија, Народна Република Црна Гора, Народна Република Босна и Херцеговина, Народна Република Хрватска, Народна Република Словенија, во заедничка сојузна држава — Федеративна Народна Република Југославија.

9

Устав на НРМ (1946)

ЛИТ.: *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005. Св. Ш.

**„НАРОДНО СТВАРАЛАШТВО – FOLKLOR“** (Белград, 1962–) – тримесечно списание на Сојузот на здруженијата на фолклористите на Југославија. Печати прилози на јазиците на авторите, на светските и на балканските, вклучително и на македонски. Здружението на фолклористите на Македонија редовно имаше и свој претставник како член на Редакцијата. С. Мл.




„Народно стваралаштво - Folklor“, орган на СЗФЈ

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „МИРЧЕ АЦЕВ“ (Прв баталјон на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ)** (пл. Славеј, 18. VIII 1943 – с. Сливово, Охридско, 11. XI 1943) – прва регуларна воена единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од околу 200 борци од Преспанско-охридскиот НОПО „Дамјан Груев“, делови од Велешкиот НОПО „Димитар Влахов“, делови од Прилепскиот НОПО „Горче Петров“ и новопристигнати борци од Дебарца. Баталјонот извршил напади на италијански карабинерски станици во Охридско (7. IX), урнал три моста на патот Кичево-Охрид, исекол 130 ПТТ столбови, ја запалил жандармериската станица во с. Сливово (11. IX), влегол во Кичево (12. IX) и учествувал во разоружувањето на италијанскиот гарнизон. Во почетокот на октомври 1943, заедно со Првиот косовско-метохиски НО баталјон „Рамиз Садику“ и Вториот кичевски НО баталјон, влегол во состав на Групата баталјони и водел борби кај селата Извор, Кленоец, железничката станица во Подвис (5–9. X), извршил диверзии на патот Ресен-Охрид и се судрил со бугарските гранични сили на пл. Баба Сач. Кога главнината на Групата баталјони била вратена во одбрана на слободната територија на Дебарца, околу 70 борци на баталјонот дејствувале на комуникацијата Битола-Ресен. Подоцна, заедно со други единици на НОВ и ПОМ, баталјонот водел борби против германско-балистичките сили во Кичевско (5. X), со бугарските гранични единиици (6. X) и на пл. Бигла со бугарските единици од ресенскиот гарнизон (24. X). Со Групата македонски и Групата косовски баталјони водел борба со германско-балистичките сили кај Кичево, с. Раштани (1 и 2. XI) и


Влегувањето на Првиот македонски баталјон „Мирче Ацев“ во слободното Кичево (12 септември 1943)

на пл. Буковик (6. XI), по што влегол во составот на Првата македонско-косовска НОУБ. По осамостојувањето на РМ, денот на формирањето на баталјонот е прогласен за Ден на Армијата на Република Македонија (АРМ).

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945.* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Бригада на братството и единството,* Првата македонско-косовска ударна, Скопје, 1958; Душан Ристоски, *Хронологија на настани од Народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945,* (Zbornik radova), Beograd, 1987; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 63–67. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „СТИВ НАУМОВ“** (околината на Лерин, 11. XI 1943 – крајот на август 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ, позната и како „Овчаров баталјон“. Бил формиран од делови на Битолскиот НОПО „Гоце Делчев“ и Преспанско-охридскиот НОПО „Даме Груев“ и веднаш водел борби против бугарските гранични единици во Преспанско, а потоа преминал во Дебарца (4. XII 1943), каде што ѝ се приклучил на Првата македонско-косовска НОУБ во походот кон Меглен како нејзин петти баталјон. При реорганизацијата на воените единици (јануари 1944), заедно со Бугарскиот НО баталјон „Христо Ботев“ влегол во Групата баталјони на ГШ на НОВ и ПОМ и заедно со Првата македонско-косовска НОУБ и Втората македонска НО бригада водел борба во Мрежичко и на подрачјето на Меглен, на пл. Кожув и пл. Пајак против германските и бугарските сили, кои ја обезбедувале комуникацијата Скопје-Солун (до крајот на јануари 1944). Потоа Групата баталјони водела борби кај с. Коњско (Гевгелиско), во Мегленско и потоа зеле учество во Февруарскиот поход (31. I – 25. II 1944). Подоцна баталјонот дејствувал во составот на Третата македонска НО бригада (крајот на февруари – крајот на август 1944), а потоа во составот на Седмата македонска НО бригада.


Народноослободителниот баталјон „Стив Нумов“ во поход

ЛИТ.: Д-р Миле Тодоровски, *Партизанските одреди и НО војска на Македонија во Ослободителната војна и Револуцијата 1941–1944,* ИНИ, Скопје, 1972; *Битола и Битолско во НОВ 1943 и 1944.* Материјали од симпозиумот одржан на 20 и 21 октомври 1981 година, Битола, 1982; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945,* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „СТРАШО ПИНЦУР“ (Прв баталјон на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ)** (пл. Кајмакчалан, 24. IX 1943 – с. Фуштани, Егејскиот дел на Македонија, 20. XII 1943) – воена единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 126 борци на НОПО „Добри Даскалов“, НОПО „Сава Михајлов“ и главнината на Битолскиот НОПО „Гоце Делчев“. Во нападот на рудникот Дудица на пл. Кожув (2. X) биле убиени 10 непријателски војници, а му се приклучиле 80 рудари. Во нападот на бугарската гранична посада во Лукар (јужно од с. Конопиште, на пл. Кожув, 19. X) биле заробени 30 бугарски војници и еден подофицер, а во нападот на германската посада на железничкиот мост кај с. Островско, Леринско (26. X) биле убиени двајца Германци и заробени 7 Мароканци. Поради бројното зголемување, од издвоени 113 борци бил формиран Вториот баталјон на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ (30. X). Во нападот на с. Радња, Демиркаписко (8. XI) биле заробени 12 контрачетници од одредот „Цар Калојан“, а при влегувањето во турските села Вешје и Бесвица (12. XI) им се приклучиле неколку Турци. Кај селата Радња и Бохула водел борба со бугарска колона (средината на ноември), при што загинале 5 партизани и


Фоирмирањето на Народноослободителниот баталјон „Страшо Пинцур“ (1943)

14 бугарски војници, во с. Бегниште била запалена општинската зграда (18. XI), а во нападот на касарната во с. Коњско (Гевгелиско) и две гранични караули на пл. Кожув биле заробени околу 60 бугарски војници. Во повеќе села формирал НОО. Подоцна влегол во составот на Втората македонска НОУ бригада.

ЛИТ.: Д-р Миле Тодоровски, *Партизанските одреди и НО војска на Македонија во Ослободителната војна и Револуцијата 1941–1944,* ИНИ, Скопје, 1972; *Битола и Битолско во НОВ 1943 и 1944.* Материјали од симпозиумот одржан на 20 и 21 октомври 1981 година, Битола, 1982; *Тиквешијата во НОВ 1941–1945,* кн. трета, Партизански одреди и воени единици. Материјали од научниот собир одржан на 21 и 22 јуни 1982 год. во Кавадарци, Кавадарци-Неготино, 1984; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945,* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.




Симо Младеновски: Младината од Македонија во НОБ (Скопје, 1983)



Делегати и гости на Вториот конгрес на НОМСМ во Скопје (6-8. I 1945)

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН МЛАДИНСКИ СОЈУЗ (НОМС)** (Егејскиот дел на Македонија, 1945–1949) – македонска национална и политичка младинска организација формирана на 23. IV 1945 г. Организацијата дејствувала во 4 округа: Костурскиот, Леринскиот, Воденскиот и Гуменџиско-еницевардарскиот округ, во 7 околии, 3 града и во 183 села. НОМС имал речиси 5.000 члена. Секретар на организацијата бил Минчо Фотев. НОМС бил распуштен од КПГ на 9 октомври 1949 г.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.



Факсимили од Организационата резолуција на Првиот конгрес на НОМСМ (22. XII 1943)

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН МЛАДИНСКИ СОЈУЗ НА МАКЕДОНИЈА** (1944) – антифашистичка организација на македонската младина во времето на Втората светска војна. Во условите на бугарската и италијанско-албанската окупација, активноста на прогресивната младина на Македонија била насочувана преку месните комитети на КПЈ/КПМ, а потоа биле формирани Младински одбор за Македонија (IX 1942), ПК на СКОЈ за Македонија (X 1943) и Акционен одбор на НОМСМ за организирање на младината на слободната и на окупираната територија, како и во единиците на НОВ и ПОМ (XI 1943). По пренесувањето на тежиштето на НОБ во Егејскиот дел на Македонија, во с. Фуштани бил одржан Првиот конгрес на Антифашистичката младина на Македонија (22. XII 1943) со учество на 280 делегати од сите краишта на Македонија, како и со присуство на претставници од албанската, бугарската и грчката младина. На Конгресот бил конституиран НОМСМ, било избрано раководство и биле усвоени Резолуција и Проглас до младината на Македонија.

ЛИТ.: Владо Ивановски, *Активноста на СКОЈ и Народната младина на Македонија за време на НОВ, 1941–1945*, посебно издание, Скопје, 1980; Д-р Симо Младеновски, *Младината од Македонија во НОБ,* Скопје, 1983. Вл. Ив.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** – в. *Првиот прилепски народноослободителен партизански одред „Гоце Делчев“.*

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ДИМИТАР ВЛАХОВ“** (атарот на с. Габровник, Велешко, во втората половина на септември 1942 – Дебарца, 18. VIII 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран во рамките на извршената реорганизација на партизанските единици во Велешко и Прилепско од борците на НОПО „Пере Тошев“ и новопристигнати борци. Дејствувајќи по чети и одделенија (десетини), извршил акции и водел борба со бугарската војска и полиција, ги прекинувал и ги уривал ПТТ врските, ги уништувал општинските архиви, напаѓал полициски станици, ги разоружувал селските стражи и формирал НОО во селата Бистрица, Богомила, Помелово, Чашка, Десово, Нежилово, Црешево, Селци, Лисиче, Катланово, Горно Количани, на железничката станица Клајман (сега Васил Антевски), рудникот за момирок кај с. Степанци и др. (септември–ноември 1942). Исто така, во с. ’Рлевци ја разоружал селската контрачета (29. XI), кај с. Папрадиште водел борба со делови на велешката контрачета (4. XII), а втората чета на Одредот била опколена од бугарската полиција кај с. Војница и при пробојот кон Тиквешијата имала осетни загуби (17. XII). Загуби имал и во борбите со надмоќните бугарски сили кај селата Дреново и Зелениково и на пл. Лисец (декември 1942). Поради отежнатите услови на дејствување, преостанатите борци преминале во илегалство. Одделните групи правеле безуспешни обиди да се префрлат на тере-



Штабот на втората чета на Народноослободителниот партизански одред „Димитар Влахов“ (1942)

нот на Скопска Црна Гора. А во пролетта 1943 г. дел од преживеаните борци влегле во составот на Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов“, а други 15 борци формирале истоимена Партизанска група „Димитар Влахов“ и дејствувале во областа на Азот, а потоа се упатиле за Дебарца (11. VIII 1943), каде што влегле во составот на НО баталјон „Мирче Ацев“ (18. VIII 1943).

Бидејќи е формиран во Велешко, познат е и како Велешки народноослободителен партизански одред „Димитар Влахов“, а бидејќи голем дел од борците биле од Прилеп и Прилепско, познат е и како Прилепски народноослободителен партизански одред „Димитар Влахов“.

ЛИТ.: Љубен Георгиевски, *Некои поединости што го доосветлуваат ликот на Мицко Козар – првоборец и командант на Велешкиот партизански одред „Димитар Влахов“,* „Стремеж“, VIII, 6 и IX, 1, Прилеп, 1962 и 1963, 36–44 и 40–53; Стефан Пиперковски, *Оружје на Велешкиот партизански одред „Димитар Влахов“,* „Музејски гласник“, бр. 3, Скопје, 1974, 141–145; Благоја Бошкоски-Дабичо, *Формирањето на Прилепскиот партизански одред „Димитар Влахов“ во 1942 година,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година, кн. прва, Скопје, 1978, 287–304; Илија Андреевски-Кагин, *Митинзи одржани од Партизанскиот одред „Димитар Влахов“ во летото и есента 1942 година,* на истото место, 305–323; Благоја Бошкоски-Дабичо, *Борбата на Мукос на Втората чета на Прилепскиот партизански одред „Димитар Влахов“ на 14 септември 1942 година,* на истото место, 325–338; Илија Андреевски-Кагин, *Борбениот пат на Втората чета од Прилепскиот партизански одред „Димитар Влахов“ во месец октомври 1942 година,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1944 V 15 мај 1945 година, кн. трета, Скопје, 1985, 199–215; Наќо Мешков, *Две средби во одредот „Димитар Влахов“,* Тиквешијата во НОВ 1941–1945, кн. седма, *Страшо Пинџур – народен херој,* Кавадарци–Неготино, 1985, 201–202. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ДРИМКОЛ“** (месност Свети Спас во атарот на с. Вевчани, втората половина на август 1943 – с. Дворци, Кичевско, октомври 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 20 борци, претежно од албанска националност. Се спомнува и како баталјон „Дримкол“ (октомври). Неговата главна задача била да дејствува меѓу Албанците за разобличувањe на големоалбанската пропаганда, за формирање НОО и мобилизација на нови борци. Борбените дејства биле насочени главно кон напади на комуникацијата Струга-Дебар. Еден дел од борците влегле во составот на Првата македонско-косовска НОУБ и подоцна во Првата македонска НОУБ.

ИЗВ.: Зборник НОР, т. VII, кн. 2, док, 1, 7–10.

ЛИТ.: Илија Каланоски, *Ослободителната војна и револуцијата во Струга и Струшко 1941–1945,* Скопје, 1983; Тодор Трајановски, *Партизанскиот одред „Дримкол“.* (Прилог кон проучувањето на народноослободителното движење во Струшкиот регион), „Прилози“, бр. 30–31, Битола, 1979, 327–328; Владо Шутиновски, *Партизански одред „Дримкол“,* Охридско-Струшко во НОВ 1941–1945, кн. втора, НОВ и воени единици, Струга, 1990, 217–223. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ЃОРЧЕ ПЕТРОВ“** (реонот на с. Габровник, Велешко, 21. IX – манастир „Св. Никола“ кај с. Прилепец, Прилепско, 19. XII 1942) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран по реорганизацијата на партизанските единици во Велешко и во Прилепско (21–25. IX): за Велешко бил формиран НОПО „Димитар Влахов“, а за Прилепско НОПО „Ѓорче Петров“. Тоа е всушност реорганизираниот и преименуван Прилепски НОПО „Димитар Влахов“, кој влегол како прва чета на новиот Одред, а како втора чета требало да бидат борците од НОПО „Јане Сандански“, кои дејствувале во Битолско. Дејствувал против бугарските сили во селата Дабница, Десово, Ореов Дол, Беловодица, Плетвар, Лагово, Забрчани, Дупјачани и Мажучишта (до декември 1942). Подоцна Одредот бил опколен од надмоќни бугарски сили и разбиен (19. XII 1942).

ЛИТ.: Петар Пепељуговски, *Формирањето на одредот „Ѓорче Петров“ и борбата на првата чета кај манастирот Прилепец во 1942 година,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година, кн. прва, Скопје, 1978, 339–353; Борис Павловски, *Обиди за реализирање на задачите на Главниот штаб за поврзување на одредите „Ѓорче Петров“ и „Јане Сандански“,* на истото место, кн, втора, Скопје, 1978, 203–214; Д-р Симо Младеновски, *Народниот херој Киро Нацев-Фетак,* „Беседа“, IX, 25–26, Куманово, 1982, 120–149. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „МАЛЕСИЈА“** (кон средината на август – октомври 1943) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 76 новопристигнати борци од Малесија, Дримкол и од други струшки села, со цел да го штити населението од балистичките сили и качачките банди, да врши агитација и мобилизација со митинзи по селата. Водел борби кај с. Селци (крајот на август), во Дебарска Малесија, Жупа, Дримкол, кај с. Нерези, учествувал во ослободувањето на Дебар (8–10. IX), ја спровел Англиската воена мисија до ГШ на НОВ и ПОМ од с. Горна Белица до с. Црвена Вода и др. Нараснал на околу 120 борци (септември), прераснал во баталјон (октомври), а потоа влегол во составот на Групата баталјони (ноември).

ИЗВ.: *Зборник НОР,* VII, 2, док. 18, 37–38; *Изјава на Блаже Карадакоски во СБ СУНР-Струга,* АИНИ, Скопје, П-12–3.

ЛИТ.: Д-р Миле Тодоровски, *Партизанските одреди и НО војска на Македонија во ослободителната војна и револуцијата 1941–1944,* Скопје, 1972; Панде Војданоски, *Малесија пред три децении,* „Нова Македонија“, бр. 9562, Скопје, 1973; Д-р Владо Ивановски, *Ослободителната војна во Западна Македонија 1941–1944,* Скопје, 1973; д-р Велимир Брезовски, *Ослободителната војна во Македонија 1943,* Скопје, 1975; Илија Каланоски, *Теророт на окупаторот во Струга и Струшко во Ослободителната војна и револуцијата,* „Историја“, бр. 1, Скопје, 1978, 83. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „СЛАВЕЈ“ (I БАТАЉОН)** (пл. Славеј, на Караорман, 30. VI – с. Ботун, почетокот на декември 1943) – партизанска единица на НОВ и

ПОМ. Кон крајот на септември имал околу 120 борци и формално прераснал во баталјон (кон крајот на септември), но и потоа продолжило именувањето како одред. При капитулацијата на Италија и потоа успешно ги затворал Ботунскиот Теснец и комуникацијата Охрид–Струга кон Дебарца (до декември 1943). Го онеспособил патот кон с. Мешеиште (Охридско), а кај с. Ботун ја разбил балистичката група упатена од Струга кон Дебарца (14. X). По повторната окупација на Дебарца, борците преминале главно во илегалство (кон почетокот на декември 1943), а мал дел се приклучиле кон Првата македонско-косовска НОУБ.

ИЗВ.: ДАРМ, Скопје, ф. „Славеј", к. 39, 39а и 40а; Завод за заштита на спомениците на културата и Народен музеј, Охрид, инв. бр. 257. 267. 268 и 832.

ЛИТ.: Стојан Ристески, Четириесет години од формирањето на партизанскиот одред „Славеј". „Нова Македонија", XXXIX, 18087, Скопје, 30. VI 1983, 5; истиот, *Партизанскиот одред „Славеј",* Прилог кон проучувањето на Дебарца во НОБ (1941–1944), Скопје, 1990. С. Мл.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ФРОНТ** (НОФ) (23. IV 1945–1949) – македонска политичка организација во Егејскиот дел на Македонија, со раководство во состав: П. Митревски (секретар), М. Керамитчиев, Џ. Урдов, А. Коровешов, П. Раковски и М. Фотев. Целта била да се признаат националните права на Македонците во рамките на грчката држава. На Вториот пленум (февруари 1949) била прифатена политиката на КПГ за обединета Македонија во една Балканска федерација. По поразот на ДАГ, НОФ била распуштена од страна на КПГ.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ФРОНТ НА МАКЕДОНИЈА** (Шведска, 1986–1990) – македонска политичка асоцијација, формирана од емигрантските организации: Народноослободителниот фронт на Македонија, Народната македонска револуционерна организација, ВМРО-Обединета и други македонски патриотски организации, на Конгресот одржан во Шведска (VII 1986), со цел: продолжување на ослободителното дело до конечно ослободување и до обединување на македонскиот народ и создавање Демократска Народна РМ. Фронтот се обратил со барање до Советот на Европа за признавање на националните права (5. VI 1987), вклучувајќи ја и слободата на јазикот и образованието на македонски јазик во Бугарија, во Грција и во Албанија, а и Меморандум за положбата на македонското национално малцинство во Грција, во Бугарија, во Албанија и во Југославија до Европскиот парламент во Стразбур (септември 1989).

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Македонската политичка емиграција по Втората светска војна*, Скопје, 1994. М. Мин.

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ"** (Софија, септември 1944 – октомври 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од Македонци во Бугарската армија и од доброволци од македонската емиграција во Бугарија, главно студенти и ученици. Командант бил Пецо Трајков, а политички комесар Мире Анастасов. Броела околу 4.600 борци и веднаш по формирањето, баталјон (30. IX) по баталјон (7. X) била упатувана во Македонија. По кратко време била расформирана, а постојните борци биле прераспоределени во Деветнаесеттата, Дваесеттата и Дваесет и првата македонска НО бригада, кои дејствувале во завршните операции за ослободување на Брегалничкиот и Струмичкиот регион.

ИЗВ.: „Билтен на ВШ на НОВ и ПОЈ", IV, 46–47, Положај, ноември–декември 1944.

ЛИТ.: Полковник Пецо Трайков, *Национализмът на скопските ръководители,* София, 1949, 4; Михаило Апостолски, *Завршните операции на НОВ за ослободување на Македонија,* „Кочо Рацин", Скопје, 1953; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 1999, 140–141. С. Мл.



Партизанска колона на Народноослободителната војска на Македонија во Февруарскиот поход (1944)

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА ВОЈСКА НА МАКЕДОНИЈА** (1941–1945) – армија создадена во текот на Народноослободителната и антифашистичка војна, под раководството на КПМ. Во март 1941 г. при МК на КПЈ во Скопје бил формиран Месен воен штаб. По Априлската војна (1941) при месните комитети на КПЈ во Македонија биле формирани воени комисии како оперативни тела за подготовка на оруженото востание. Воените комитети, воените месни штабови и воените комисии формирале диверзантски групи, курсеви и обука за ракување со оружје. Од нив биле формирани и првите партизански одреди (Скопскиот, Прилепскиот и кумановските). Во јуни 1942 г. Покраинскиот воен штаб прераснал во Главен штаб на НОПОМ. Во текот на 1942 г. биле формирани девет НОПО. Во март 1943 г. биле формирани пет оперативни зони, со цел во секоја од нив да се формира воено и политичко тело и 2–3 НОПО. На Преспанскиот состанок (2. VIII 1943) била донесена одлука да се формираат поголеми оперативни формации на НОВМ. На 18. VIII 1943 г. бил формиран првиот НО баталјон „Мирче Ацев". Во октомври 1943 г. била формирана групата баталјони за борби во Западна Македонија. На 11. XI 1943 г. е формирана Првата македонско-косовска бригада. На 20. XII 1943 г. била формирана Втората македонска бригада. Во летото на 1944 г. се формирани четири оперативни зони, со цел на секоја од нив да се формираат по две дивизии. Биле формирани седум дивизии. Во есента 1944 г. се формирани три корпусни области, а во секоја од нив по еден корпус. Во текот на војната во македонската војска биле формирани 24 пешадиски бригади, шест артилериски, четири инженериски, една автомобилска и една коњаничка бригада. Од овие бригади формирани се седум дивизии, а подоцна и 8-та дивизија на КНОЈ, како и три корпуси. Бројната состојба на НОВМ во

декември 1944 изнесувала околу 66.000 борци, во март 1945 г. 83.814, а по капитулацијата на Германија на 9. V 1945 г. НОВМ имала околу 110.000 борци.

ЛИТ.: Boro Mitrovski, *Rad i funkcionisanje Glavnog štaba Makedonije u vreme formiranja armija*, Armije u strategijskoj koncepciji NOR-a i Revolucije, Beograd, 1986; Михаило Апостолски, *Создавањето на Македонската војска*, „Историја", VII/2, Скопје, 1971. В. Ст.



Втората македонска народноослободителна бригада во Февруарскиот поход (1944)

**НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНАТА БОРБА ВО ВАРДАРСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (1941–1944). По Априлската војна во Југославија (1941), на состаноците на месните комитети на КПЈ во Прилеп, Тетово, Куманово, Охрид, Битола, Велес, Крушево, Кавадарци и др., било договорено собирање оружје и муниција за оружен отпор на окупаторите. Во април и мај биле преземени првите саботажни акции – палење авиони, камиони, онеспособување на локомотиви и др. Во септември почнале и првите оружени судири со бугарската војска кај тунелот Богомила, на железничката линија Велес–Прилеп и на Водно кај Скопје. Во мај ПК на КП во Македонија формирал Воена комисија за забрзување на подготовките за оружено востание, а во септември Покраински воен штаб за раководење на оружените акции. Во август бил формиран и првиот Скопски НОПО. Со нападот на Прилепскиот НОПО на бугарскиот полициски участок и други објекти во Прилеп (11. X 1941) бил означен почетокот на востанието против фашистичките окупатори (бугарски, германски и италијанско-албански). На Јануарското советување (Скопје, 1942) била направена анализа на состојбата во Македонија по борбените акции на првите партизански одреди и било договорено натамошното водење на оружената борба. По обновувањето на постојните и формирањето нови одреди (вкупно 11) и проширувањето на борбените дејства под раководство на ГШ на НОПОМ (од јуни 1942) биле создадени полуслободни територии. До натамошно интензивирање на НОБ дошло по формирањето на КПМ и ЦК на КПМ (февруари 1943). На Преспанскиот состанок на политичкото и военото раководство (во близина на Отешево, 2–4. II 1943) биле усвоени одлуки за создавање покрупни воени единици, за формирање органи на народната власт, за започнување подготовки за свикување на АСНОМ и издавање Манифест до македонскиот народ за крајната цел на НОБ. На пл. Славеј била формирана првата воена единица – НО баталјон „Мирче Ацев" (18. VIII 1943). По капитулацијата на Италија (8/9 IX 1943) биле проширени слободните територии. Во Западниот дел на Македонија слободната територија се простирала меѓу Кичево, Дебар, Струга, Охрид, Преспа, со првите слободни градови Кичево и Дебар. На слободната територија се поставувале основите на идната македонска држава – биле отворени првите училишта, биле формирани судови што ги решавале споровите меѓу селаните и селата, се одржал првиот свештенички собир на македонските првосвештеници и сл. Биле формирани нови крупни воени единици, баталјони и бригади, ГШ на НОПОМ се реорганизирал во ГШ на НОВ и ПОМ. НОБ прераснала во војна на македонската војска за ослободување и создавање македонска држава.

При ГШ на НОВ и ПОМ пристигнале првите странски воени мисии, била воспоставена првата радиоврска со ВШ на НОВ и ПОЈ, а се воделе и првите преговори меѓу претставници на ГШ на НОВ и ПОМ и германската команда во Струга за размена на заробеници. За полесно раководење, територијата на Македонија била поделена на пет оперативни зони, биле формирани команди на местата, повисоки органи на народната власт – околиски народноослободителни комитети, Иницијативен одбор за подготовките за Првото заседание на АСНОМ и биле избрани делегати за Второто заседание на АВНОЈ. Привремено тежиштето на дејствата било пренесено во Егејскиот дел на Македонија. Во с. Фуштани се одржал Првиот конгрес на НОМСМ и воено-партиско советување (дек. 1943). По Февруарскиот поход и Пролетната офанзива (април–јуни 1944) македонската војска, бројно нарасната, ги започнала завршните операции за ослободувањето на Македонија. Со ослободувањето на Тетово (19. XI 1944) го завршила ослободувањето на Вардарскиот дел од Маке-



Третата група баталјони во Февруарскиот поход (1944)

донија, конституиран на Првото заседание на АСНОМ во манастирот „Св. Прохор Пчињски“ (2. VIII 1944) како федерална држава во составот на ДФЈ. Македонската војска имала околу 65.000 борци со 7 дивизии во 3 корпуси и ги продолжила воените дејства за ослободување на Србија. Петнаесеттиот македонски корпус пак, со околу 20.000 борци, војувал во завршните операции за конечното ослободување на Југославија.

ЛИТ.: Михајло Апостолски, *Ослободителната борба на македонскиот народ*, Скопје, 1964; *Ослободителнaта војна на македонскиот народ,* Скопје, 1973. Вл. Ив.



Македонски пејзаж на мешаните шуми

**НАСАД (СОСТОИНА)** – дел од шумата што по својот настанок, состав и развој е скоро еднаков, а се разликува од другите нејзини делови по едно битно обележје или по повеќе значајни карактеристики заради кои мора да се спроведува посебен начин на одгледување. Критериумите за категоризација на насадите се: настанок, возраст, мешаност, форма и бонитет на насадот. Според настанокот, можат да бидат од генеративно и од вегетативно потекло; според возраста се еднодобни или разнодобни; според мешаноста се чисти или мешовити. Бонитетот се определува со посебни методи, според растот и прирастот на стеблата. Основни елементи на структурата на насадот се: бројот на стеблата, нивната висина, дрвната маса, прирастот, темелницата и др. Ал. Анд.



Насе Насев

**НАСЕВ, Насе** (с. Нивичани, Кочанско, (18. VIII 1943) – професор по физичка култура, тренер во борење. Завршил Факултет за физичка култура во Скопје (1982). Бил тренер на БК „Младост“ од Кочани. Селектор-тренер на Репрезентацијата на Југославија во борење слободен стил (1977–1991), која на олимписките и медитеранските игри, на светските и европските првенства освоила 13 златни, 14 сребрени и 12 бронзени медали. Инструктор на ФИЛА. Тој е најдобар тренер-селектор на Македонија во XX век. Ф. Ѓ.



Сашко Насев

**НАСЕВ, Сашко** (Кочани, 4. X 1966) – драмски писател, раскажувач, есеист, колумнист, член на ДПМ (од 1990), амбасадор. Завршил факултет за драмски уметности во Скопје, а магистрирал и докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје.

ДЕЛА: *Трилоѓија* (драма, 1987), *Божилак никоѓов* (новела, 1990) *Чија си* (драма, 1991), *Грев или шприцер* (пиеса, 1992), *Млада Македонија* (есеи, 1993), *Hidiji bilongtu* (драма, 1994); пиеси: *Позишивно мислење*, *Либрешо Ваѓнер*, *Харем*, *Сердарош*.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Исшорија на македонскаша книжевносш XX век* (1990). В. М.-Ч.

**НАСОЧЕНО ОБРАЗОВАНИЕ** – реформска опција на глобалниот воспитно-образовен систем во осумдесеттите години на XX век. Како општојугословенска реформска концепција, насоченото образование почнува од 1974 г., врз основа на Резолуцијата за самоуправен социјалистички развој на воспитанието и образованието (X конгрес на СКЈ). Главните определби се дадени во два клучни става: (1) секој облик и степен по основното осумгодишно образование треба да оспособува истовремено за вклучување во процесите на трудот и за натамошно образование, и (2) воведување заедничка програмска основа како претпоставка за секое натамошно (позивно, насочено) образование, по основното. Во согласност со Општествениот договор за единствени основи за класификација на занимањата и на стручните степени (1978), се утврдени осум степени на стручна подготовка (5 во рамките на средното и 3 во високото). Процесот на преструктурирање на воспитнообразовниот систем врз определбите на насоченото образование во Македонија започнува во учебната 1982/83 г., со формирање училишни центри (со повеќе струки и занимања) како основна институционална форма. Законот за насочено образование е донесен во 1985 г. При крајот на осумдесеттите и почетокот на деведесеттите години концепцијата на насоченото образование е подложена на жестоки критики, со нагласени барања да се врати стариот систем, посебно гимназијата.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзишеш,* Скопје, 1994. К. Камб.

**НАСТЕВ, Божидар** (Битола, 9. I 1924 – Скопје, 23. VI 1980) – унив. професор, преведувач, научен работник. Завршил Филозофски факултет во Скопје (француски јазик и литература). Докторирал во Загреб. Бил декан на Филолошкиот факултет во Скопје, претседател на Сојузот на литературните преведувачи на Македонија и претседател на Сојузот на книжевните преведувачи на Југославија. Има напишано научни студии за голем број француски


Божидар Настев

писатели (В. Иго, Балзак, Флобер, Сартр и др.). Негови најзначајни преводи се: „Госпоѓа Бовари" од Флобер (1960), „Заточениците од Алтона" од Сартр (1962), „Неименливото" од Бекет (1970). „Селани" од Балзак (1972), „Сентиментално воспитување" од Флобер (1977) и др. Автор е на книгите „Македонија во делата на француските писатели" (1976) и „Ароманскi студии" (1982). П. Гил.

**НАСТЕВ, Христо** (Штип, 6. IV 1876 – Варна, 20. VI 1962) – учител, учесник во македонското револуционерно движење. Завршил педагошко училиште во Скопје (1898). Бил учител во Виница и во Банско (Разлошко). Бил претседател на ОК на ТМОРО во Бунархисар (1899–1900), секретар во четата на Т. Давидов во Битолско (1902), учесник на Смилевскиот конгрес и во Илинденското востание како лерински војвода. По востанието бил началник на Ќустендилскиот пункт на ТМОРО.

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Попхристов, *Революционната борба в Битолския окръг*, София, 1953, 63–81; Л. Томов, *Спомени за революционната дейност в Серския окръг*, София, 1918. Ал. Тр.

**НАСУФИ, Ваит** (Vait Nasufi) (с. Велешта, Струшко, 9. VIII 1945) – поет, писател за деца. Основно училиште завршил во родното место, средно во Струга, а Виша педагошка школа во Скопје. Работи како наставник во основното училиште во Велешта. Член е на ДПМ (1983).

БИБЛ.: *Брановите на Дрим*, 1980; *Другар ми е славејот*, 1984; *Времето на светулките*, 1986; *Бабата ги брои ѕвездите*, 1994; *Кој сонува најубаво*, 1996; *Тежината на каменот*, 1997. А. П.

**НАТАНАИЛ КУЧЕВИШКИ** (Зографски, Охридски, Пловдивски; световното име: Нешо Стојанов Бојкиќев) (с. Кучевиште, Скопско, 26. X 1820 – Пловдив, 18. IX 1906) – еден од најшколуваните црковно-литературни и револуционерно-национални дејци во XIX в., егзархиски митрополит и автор на бројни црковно-просветни изданија. Се школува во родното село, а потоа во Скопје, Самоков и Прилеп. Во 1837 г. се замонашува во Зографскиот манастир (Атон) и учи во Духовната семинарија во Кишинев (1838–1844) и во Одеса (1845–1847). Духовната академија ја завршува како кандидат на богословските науки во Киев (1847–1851) со монографски труд за Охридската архиепископија. Патува по Русија, Полска, Чехија, Унгарија, Австрија, Србија, Романија и Турција (1852–1853) и се запознава со истакнати дејци, а со К. Д. Петкович иницираат и создавање на посебно литературно друштво. Кратко време е учител во Зографскиот манастир (1853). Во времето на Кримската војна (1853–1856) подготвува востание во Турција, а потоа станува егзарх на молдавскиот Добровецки манастир (1857–1869). Настојува за обновување на Охридската архиепископија, а по образувањето на Бугарската егзархија е избран за владика и назначен за прв охридски митрополит (24. IX 1872). Наоѓајќи се во Цариград, ја поддржува сепаратистичката македонска струја во унијатското раздвижување во Македонија (1873). Во Охрид останува до Руско-турската војна (1874–1877), каде што доаѓа во судир со учителот Гр. Прличев. По Берлинскиот договор застанува на чело на Кресненското македонско востание (1879). Поставен е за митрополит на Ловечката епархија во Бугарија (1879–1883), а потоа до смртта е митрополит во Пловдив (1891–1906). Почесен член на Бугарското книжовно друштво (1884). Автор е на повеќе црковно-морални, учебни и културно-историски публикации.


Нешо Стојанов Бојкиќев, епархиски митрополит Натанаил

БИБЛ.: [Заедно со неговиот учител Ѓ. М. Самуркаш] *Служение еврейско и все злотворение нихно со показание от свещено и божествено писание ветхо и новое...* При типографии солунской при хаджи папа Теодосий архимандрита Синаитскаго, 1839; *Детински подарок*, Прага, 1852; *Буквар славено-български заради училище на Скопско Черногорско село Кучевиста*, Букурещ, 1865; *За Юстинянови права на Охридска архиепископия или за църковна независимост и самостоятелност на Охридско-Българско свещеноначалие,* Цариград, 1873.

ИЗВ.: *Жизнеописание митрополита Охридско-Преспанскаго Натанаила*, СбНУ, 25, София, 1909.

ЛИТ.: Кирил Пловдивски, *Натанаил, митрополит Охридски и Пловдивски*, София, 1952. Бл. Р.

**НАТПИСИ** – записи на старословенски јазик, издлабени врз некој тврд материјал. Епиграфските споменици се многу значаен извор од палеографски, лингвистички, историски и други аспекти. Тие се од различен жанр, но најчесто се надгробни плочи (Самуиловиот натпис од 993 год., Пресијановата надгробна плоча од 1060/61 год.) или е повод некоја градба (Битолскиот натпис на Иван Владислав од 1015–1016 год.).

Најстар е **Самуиловиот натпис** од 993 год. Најден е во 1888 год. во с. Герман, Преспа. Тоа е мермерна плоча со големина 1, 30 x 0, 67 m, а натписот содржи 11 реда. Натписот е поставен од цар Самуил за спомен на своите родители Никола и Рипсимија и братот Давид.

**Битолскиот натпис** од 1015–1016 год. е најден во Битола во 1956 год. при уривањето на Чауш-џамија, каде што бил искористен како градежен материјал. Сега се чува во Битолскиот музеј. Тоа е бела мермерна плоча со правоаголна форма, а од записот се зачувани 12 реда или вкупно 329 букви, со што овој натпис е засега најдолгиот датиран кирилски


Надгробната плоча на Самуиловите родители (993)


Битолската плоча од 1016/17 г.: царот Јован Владислав го обновува градот Битола

епиграфски споменик. Записот е испишан по повод обновувањето на Битолската тврдина од страна на царот Иван Владислав, кој себеси се нарекува самодржец. Вториот дел од записот има летописен карактер. Се спомнува дека Иван Владислав е од Самуиловото царско семејство, потоа битката кај Трајановата Врата (986), каде што Самуил и Арон го победиле византискиот цар Василиј II и поразот на Самуил кај Беласица (1014).

За Македонија е интересен и **натписот на столбот од црквата „Св. Архангел"** во Прилеп. Тој има само 3 реда и датирањето е од 996 год., издлабено на столбот.

**Надгробната плоча на кнезот Пресијан**, најстариот син на Иван Владислав, е најдена во с. Михаловце, Источна Словачка. Се чува во Земплинскиот музеј. Тоа е каменен блок околу 0, 55 m широк, 0, 75 m висок и 0, 35 m дебел. На него има запис од 5 реда што е, со оглед на архаичноста, многу добро читлив и тој гласи: „Тука лежи кнез Пресијан роден во лето 6505 (= 996/97) умрен во лето 6569 (= 1060/61)". Буквите се слични со Самуиловиот натпис. Пресијановата надгробна плоча го заокружува комплексот од епиграфски споменици што се однесуваат на Самуиловото царско семејство. В. Д.

**НАТПРЕВАРИ ПО ИНФОРМАТИКА** (1990) – в. *Сојуз на друштвата на математичарите од СРМ.*

**НАТПРЕВАРИ ПО МАТЕМАТИКА** (1955 ) – в. *Друштво на математичарите од СРМ.*

**НАУМ, митрополит** (Звонимир Илиевски, Скопје, 13. XII 1961) – архијереј на Македонската православна црква. Завршил средно образование и студирал на Правниот факултет во Скопје. Се откажал и заминал во Универзитетот на Света Гора Атонска. Бил примен и духовно раководен од


Митрополитот струмички Наум

старецот Георгиј. Младиот монах Наум во Грегоријатската света обител минал повеќе од осум години, усвојувајќи го низ жив опит учењето на Црквата Божја. На Света Гора станал великосхимник и ѓакон, а потоа во Романија и јеромонах, ракоположен од епископот на Романската православна црква Калиник. За потребите на Македонската православна црква и со благослов на епископот Калиник, јеромонахот Наум се вратил во Македонија и бил произведен во архимандрит на братството во манастирот „Св. Богородица–Елеуса" во Струмица. Светиот архијерејски синод на МПЦ го избра за архијереј и на 27. VIII 1995 г. беше хиротонисан, а наредниот ден востоличен за Митрополит струмички.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.


Митрополитот Злетовско-струмички Наум

**НАУМ, митрополит** (Томо Димовски, с. Бистрица, Битолско, 1906 – Штип, 27. XI 1977) – втор владика Македонец, хиротонисан по возобновувањето на Охридската архиепископија во лицето на МПЦ. Завршил Богословија (1930), примил свештенички чин и служел во с. Козица (Кичевско) и во Битола, каде што бил и вероучител. Кратко време бил архијерејски намесник и заменик. По Ослободувањето активно е ангажиран во организирањето на самостојниот црковен живот. Бил еден од првите членови на Иницијативниот одбор за организирање на Македонската православна црква. На Црковно-народниот собор во Охрид (1958) бил избран за архијереј. По неговиот избор и хиротонија од тогашниот блаженејши архиепископ Доситеј и Преспанско–битолскиот епископ Климент, бил архијереј на Злетовско–струмичката епархија. Во 1960 г. бил во Австралија, а повеќепати ги посетувал македонските цркви во Америка и во Канада.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972; истиот, *Архиепископ Охридски и Македонски Доситеј,* Скопје, 1995. Рат. Гр.

**НАУМ ОХРИДСКИ** (ок. 830 – Охрид, 23. XII 910) – еден од најистакнатите ученици и соработници на словенските просветители од групата на т.н. Седмочисленици. Податоци за неговиот живот и за неговата просветителска дејност, иако сосема кратки, наоѓаме во неговите житија и во неговата служба, како и во опширните житија на св. Методиј и на св. Климент Охридски. Постои основа да се претпостави дека тој го води своето потекло од македонските Словени. Учествува во Моравската мисија и е еден од тројцата ученици на св. Кирил и Методиј, кои кон крајот на 867 или во почетокот на 868 г. биле посветени во Рим во духовен сан. По смртта на Методиј (885), Наум преку Бугарија се враќа во Македонија и тука, заедно со Климент, го продолжува делото на солунските браќа. На брегот од Охридското Езеро тој основал манастир во чест на св. архангел Михаил, кој денеска го носи неговото име „Св. Наум". Во овој манастир ги поминува последните години од својот живот. Тука прима схима и умира во 910 г. (шест години пред својот собрат Климент). Наскоро по неговата смрт бил прогласен за светец. Неговите ученици во негова чест напишале житие (пред 940 г.) и служба. Житието го напишал непознат Климентов и Наумов ученик по порачка од деволскиот епископ Марко. Единствениот за-


Натписот од столбот на црквата „Св. Архангел" во Прилеп (996)


Надгробната плоча на кнезот Пресијан во с. Михаловце, Словакија (1060/61)


Житие за чудата на св. Наум Охридски, според бакрорезот на Христофор Жефарович (1849)

чуван препис од ова Наумово житие се наоѓа во македонски ракопис (пролог) од XV в., пишуван од браќата Јоан и Никола Милошеви во селото Пископие (сега град Пишкопеја во Албанија), Дебарско. Ракописот се чува во библиотеката на Зографскиот манастир под бр. 47.

Истражувањата во последните неколку децении покажаа дека св. Наум не бил само истакнат црковен деец и просветител, туку и значаен средновековен писател. Повеќе истакнати научници (М. Вајнгарт, А. Мазон, Р. Нахтигал, Д. Глумац) искажуваат мислење дека зад псевдонимот Црноризец Храбар се крие личноста на св. Наум Охридски, но има и такви што оваа претпоставка ја негираат (на пр., К. Куев). Наумовото учество во создавањето на оригиналната старословенска книжевност јасно се потврди со откривањето на литературното дело, во кое во вид на акростих фигурира авторскиот потпис на св. Наум. Станува збор за Канон посветен на св. апостол Андреј Првоповикан, откриен во минеј за септември-ноември (XIII в.) од збирката на Зографскиот манастир (бр. 88). Иницијалните букви од тропарите на овој канон формираат фразов акростих, во кој се соопштува на кого му е посветено хагиографското дело и кој е неговиот автор: „Првоаго хрстова сла хвали нишчии Наоум“. Чешкиот славист Л. Матејко претпоставува дека во првобитниот текст на канонот за апостол Андреј постоела и втора песна и дека првиот збор од акростихот гласел „прво[зван]аго“, а не како што е сега „првоаго“.


Икона на св. Наум Охридски (XVI в.)

Со литературното дело на св. Наум Охридски се поврзува и едно анонимно химнографско дело посветено на пренесувањето на моштите на св. Јован Златоуст, чијшто препис е зачуван во Скопскиот празничен минеј (акростих: златооустааго прѣнесение мошчии поѥж.

ЛИТ.: П. А. Лавров, *Житія св. Наума Охридскаго и служба ему*. „Известия ОРЯС“, 12, бр. 4, 1907; Лазар Мирковић, *Свети Наум Охридски*, Ср. Карловци, 1924; Ив. Снегаров, *Манастирът „Св. Наум“ при Охридското езеро*, София, 1972, 7–15; Кл. Иванова, *Състрадалец на блажения Климент*, Кирило-Методиевски страници, София, 1983, 225–228; Ст. Кожухаров, *Песенното творчество на старобългарския книжовник Наум Охридски*. „Литературна история“, 12, 1984, 3–19; Петар Илиевски, *Авторскиот потпис „Нишчии Наоум“ во Канонот за св. апостол Андреј, зб.:* 1100 години од хиротонисувањето на св. Климент во епископ и доаѓањето на св. Наум во Охрид, Охрид, 1996, 131–144; Е. Сырцова, *Канон апостолу Андрею Наума Охридского (Опыт философско–апокрифического коментария к поэтике християнской гимнографиц, зб.:* Хиляда и осемдесет години от смъртта на св. Наум Охридски, София, 1993, 58–68; Г. Попов, *Следи од распространението на Наумовия канон за св. апостол Андрей*. „Старобългарска литература“, 28–29, 1994, 10–22; Ѓорги Поп-Атанасов, Средновековна македонска химнографија (IX–XIII век), Скопје, 2007, 119–130. Г. П. Ат.


Стефан (Стив) Наумов

**НАУМОВ, Стефан (Стив)** (Битола, 27. X 1920 – с. Болно, Битолско, 12. IX 1942) – комунистички деец, првоборец и народен херој. Завршил гимназија во Битола, а потоа студирал на Техничкиот факултет во Белград, каде што бил примен за член на СКОЈ и на КПЈ. Повеќе пати бил апсен, а по враќањето во Битола бил избран за секретар на МК на КПЈ. По Априлската војна (1941) работел

на организирање на оруженото востание, преминал во илегалност (јули 1941) и учествувал во формирањето на Битолскиот НОПО „Пелистер“ (април 1942). Наскоро бил вклучен како член на привремениот ПК на КПЈ за Македонија (мај 1942) и член на Оперативниот штаб за Македонија. Загинал во борба со бугарската полиција, заедно со народниот херој Мите Богоевски. Прогласен е за народен херој на Југославија (29. VI 1945).

ИЗВ.: Трајче Грујоски, *Сӣив – душа на Орīанизацијаӣа во Биӣола,* Битолските народноослободителни партизански одреди. Битола, 1982, 217–223; Пецо Божиновски, *Сеќавања за народниоӣ херој Сӣив Наумов,* на истото место, 224–225.

ЛИТ.: Душко Хр. Константинов, *Сӣефан Наумов-Сӣив,* Осумгодишно училиште „Стефан Наумов“, Битола, 1961; Ѓорѓи Димовски-Цолев, *Сӣефан Наумов-Сӣив,* Скопје, 1971; Душко Христов Константинов, *Русиоӣ народен херој Сӣеван Наумов-Владо,* Битола, 1971; Александар Поповски, *Наумов Васил Сӣефан-Сӣив (1920–1942),* Народни херои од Македонија, 1973, 264–269. С. Мл.


Иван Наумов-Алабакот

**НАУМОВ-АЛАБАКОТ, Иван (Јован)** (с. Ореовец, Велешко, 1870 – с. Белица, Кичевско, 24. VIII 1907) – деец и еден од најпопуларните војводи на ТМОРО во Илинденското востание. Како печалбар во Солун, станал член на ТМОРО (1900), а потоа и војвода на чета во Одринско и во Смоленско (1901/02). Како војвода на Вториот крушевски востанички одред во Илинденското востание, учествувал во ослободувањето на Крушево (2. VIII 1903) По востанието дејствувал со чета во Велешко, Крушевско, Прилепско, Кичевско и Поречието. Бил учесник и во познатата битка на Ножот (14. VII 1907). На Битолскиот конгрес на ВМОРО (август 1907) бил избран за окружен ревизор на четите. Загинал во борба со османлиската војска. Опеан е во македонската народна песна.

ЛИТ.: *Македонски возрожденци и револуционери,* албум, Скопје, 1950, 72; *Македонски народни ӣесни.* Текст и мелодии записал Коста Църнушанов, София, 1956, п. 610; Марко Китевски, *Македонски борбени народни ӣесни,* Скопје, 2004, 243–244 и 315. С. Мл.


Ѓурчин Наумов-Пљакот

**НАУМОВ-Пљакот, Ѓурчин** (с. Сланко, Порече, 1850 или 1851 – с. Слатина, Порече, 25. X 1904) – учесник во Илинденското востание, крушевско-кичевски војвода. Бил четник во четите на војводите Ј. Пиперката (1899), М. Ацев (1900), Н. Русински (1901) и В. Марков (1902). По Ракитничката провала (1902) бил избран за крушевски војвода. Во Илинденското востание предводел 90 востаници од селата Сланско, Кошино и Горно Дивјаци. Водел жестоки борби со османлиската војска во месностите Слива и Кале. По Востанието води борба со српските чети во околијата. Опеан е во народните песни.

ЛИТ.: М. Стојаноски, *Ѓурчин Наумов-Пљакоӣ – Војвода крушевски,* Битола, 1996; А. Трајановски, *Револуционернаӣа дејносӣ и дружењеӣо на Ѓурчин Наумов-Пљакоӣ и Јордан Пиӣеркаӣа.* Зб.: Илинденското востание – Јордан Пиперката, Скопје, 2006. Ал. Тр.


Олга Наумовска

**НАУМОВСКА, Олга** (Прилеп, 6. V 1927 – Битола, 15. VII 1999) – актерка, првенка на Народниот театар во Битола. Со своите креации на силни драмски ликови подеднакво беше успешна во античкиот, класичниот и во современиот репертоар. Две години настапувала и во Народниот театар во Прилеп. Улоги: Јокаста („Цар Едип“); Медеја, Андромаха, Антица во истоимените пиеси; Маргарита („Дамата со камелии“); Марта („Кој се плаши од Вирџинија Вулф“); Настја („На дното“) и др. Нејзини се и монодрамите „Како да те чујам кога водата тече“; „Добра ноќ мајко“ и др. Р. Ст.


Александар Наумовски

**НАУМОВСКИ, Александар Георгиев** (Битола, 12. III 1925 – Скопје, 22. XII 1995) – физиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Медицина завршил во Скопје и се вработил на Институтот за физиологија, каде што работел до крајот на животот. Неговиот научен интерес е физиологијата на крвната коагулација. Бил шеф на Катедрата по физиологија (1982–1984). Коавтор е на практикум по физиологија.

ЛИТ.: Билтен на Мед. фак., 462, Скопје, 1. X 1985. Д. С.-Б.


Бранко Наумовски

**НАУМОВСКИ, Бранко Јосифов** (с. Дихово, Битолско, 1. III 1941) – поет, раскажувач, писател за деца и за возрасни, новинар. Основното образование го завршил во селото, Учителската школа и Педагошката академија во Битола, а Филолошкиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Од 1970 г. живее и работи во Сиднеј (предградие Рокдаел) во Австралија. Веднаш ја формирал првата драмска група во Рокдаел и во негова режија ги поставува драмите „Печалбари“ од А. Панов и „Бегалка“ од В. Иљоски. Прв преподавател во средното училиште со настава по македонски јазик во Когра (1981) и предавач по македонски на Семинарот за наставници по југословенски јазици (1986). Неколку години работи во Мултикултурниот центар на Министерството за образование на Нов Јужен Велс, каде што подготвува учебници за редовната настава по македонски јазик во основните училишта: учебник за V и VI одделе-

ние „Античка Македонија“ (1986) и за IV одделение „Зборот наш македонски“ (2006). По повод Деновите на македонската култура во Австралија, во Кабрамата го отворил Македонското етничко училиште „Св. Климент Охридски“ (1986). Развива разнострана општествена, просветна и културна дејност сред Македонците во Австралија. Активен член е на Македонското литературно друштво на Австралија „Григор Прличев“ во Сиднеј и на Редакцијата на сп. „Повод“; радиоводител на македонските радиостаници „Македонија“ и „Радио Луна“ и соработник на весници и списанија во Македонија. Член е на Друштвото на писателите и на Здружението на новинарите на Македонија (1990) во Скопје и на Друштвото за наука и уметност во Битола (2006). Автор е на повеќе поетски и прозни публикации за возрасни и за деца и учесник на Меѓународната поетска манифестација Струшки вечери на поезијата во Струга. Добитник на повеќе награди и признанија во Австралија и во Македонија.

БИБЛ.: *Чувар на детските спомени* (Сиднеј, 1985); *Време за спомен* (Сиднеј, 1986); *Вратете ми ги времињата* (Скопје, 1990); *Свети синори* (Битола, 1997 и 2006); *Прострелана ѕвезда* (Битола, 2006). Бл. Р.


Вангел Наумовски

**НАУМОВСКИ, Вангел** (Охрид, 22. III 1924 – Охрид, 13. VI 2006) – самоук сликар, скулптор, поет и музичар, најистакнат претставник на наивната уметност. Придонел за процут и демократизација на оваа насока. Вклучен е во повеќе книги за наивното сликарство во Европа, афирмирајќи ја македонската уметност во светот. Флората и фауната на Охридското Езеро ги овековечил со оригиналната поетичност на надреалното и фантастичното (Љубовен сон во космичка градина, 1964; Можна стварност, 1969; Весела ливада, 1969).

ЛИТ.: Ото Бихаљи – Мерин, *Ванѓел Наумовски*, Скопје, 1983. С. Аб.-Д.


Душан Наумовски

**НАУМОВСКИ, Душан Г.** (Битола, 8. VII 1938) – режисер. Дипломирал на Театарската академија во Белград (1961). До 1965 г. е во Народниот театар во Битола, како негов в.д. директор (1963–1964). Од 1965 г. е режисер во РТВ Скопје. Режии: „На крајот од патот“; „Црнила“; „Медеја“ (на Џеферсон); „Мандрагола“; „Вујко Вања“; „Деветтиот бран“; „Богу немили“; „Дервишот и смртта“; „Родољупци“; „Стари фотографии“; „Будење“; „Коштана“. Р. Ст.


Вангел Наумовски: „Езерски мотив“ (1971)


Душко Наумовски

**НАУМОВСКИ, Душко С.** (Крушевац, Србија, 2. VI 1921 – Битола, 10. XII 1961) – режисер. Првоборецот што го испукал првиот истрел кон стражарот на Прилепската полициска станица, со што го најавил Востанието на македонскиот народ во Втората светска војна, бил режисер и директор во Прилепскиот и во Битолскиот театар, а се занимавал и со преведувачка дејност. Меѓу неговите режии посебно се издeлуваат дела од југословенските автори: „Зона Замфирова“; „Зла жена“; „Вообразен болен“; „Заеднички стан“; „Мистер Долар“; „Д-р“; „Пат околу светот“; „Дундо Марое“ и др. Р. Ст.

**НАУМОВСКИ, Круме** (Тетово, 1914 – Скопје, 12. X 1995) – првоборец. Бил член на МК на КПЈ во Тетово (1941), одговорен за техниката од ПК на КПЈ за Македонија (1942), член на Петтиот обласен комитет на КПМ (1943) и секретар на Околискиот комитет на КПМ во Скопје (1944). По Ослободувањето извршувал значајни политички и општествени должности. Носител на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Тетово и Тетовско во НОБ 1941–1945*, Тетово, 1991. Вл. Ив.


Петар Наумовски

**НАУМОВСКИ, Петар** (Прилеп, 27. VIII 1968) – кошаркар. Бил член на Кошаркарскиот клуб „Работнички“ во Скопје. Со КК „Југопластика“ од Сплит двапати

го освоил првенството на Југославија и на Европа, со КК „Бенетон“ (Италија) Купот на Европските шампиони, со КК „Ефес-Пилсен“ (Турција) трипати првенството на Турција и Купот на „Радивое Кораќ“. Успешно настапувал и за други клубови и трипати за најдобрата селекција на Европа. Со Репрезентацијата на Македонија играл на завршните натпревари на Европското првенство во Франција (1999). Од Кошаркарската федерација на Македонија е прогласен за најдобар кошаркар на Македонија во XX век. Д. С.

**НАУМОВСКИ, Радослав Борисов** (с. Наколец, Ресенско, 27. XI 1936) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, вработен на Нервната клиника (1963–2002). Мед. ф. завршил во Скопје (1963), каде што и специјализирал (1969) и докторирал (1979). Долгогодишен шеф на Одделот за неврофизиологија, ја вовел електромиографијата како дијагностички метод и е познат епилептолог. Претседател на лигата против епилепсија во РМ и главен уредник на сп. „Епилепсија“. Автор на повеќе од сто научно-стручни трудови и две монографии.

БИБЛ.: *Епилепсија,* Скопје, 1982; (коавтор): *Епилепсии,* Скопје, 2004. Ил. Џ.


Славе Наумовски

**НАУМОВСКИ, Славе Блажев** (Гостивар, 15. X 1952) – спец. по орална и максилофацијална хирургија, редовен проф. на Ст. ф. во Скопје. Докторирал во 1997 г.. Публикувал 50 статии. Бил соработник во изданието „Рендгенолошки атлас на болестите во максилофацијалната регија“. Бил директор на Клиниката за максилофацијална хирургија на Ст. ф., пратеник во Собранието на РМ и претседател на Сенатот на Универзитетот. Е. М.

**НАУМОВСКИ-БОРЧЕ, Наум** (Крушево, 1. IV 1920 – Скопје, 28. IX 1960) – комунистички деец, првоборец и народен херој. Завршил нижа гимназија во Белград, а потоа работел во тамошната


Наум Наумовски-Борче

Фабрика за авиони „Рогожарски“ (1938–1940). Како член на КПЈ (од 1940), бил принуден да се илегализира. По Априлската војна (1941) се вратил во родниот град и како член на МК на КПЈ во Крушево (од мај 1941) работел на подготовките за оружено востание. Бил политички комесар на Крушевскиот НОПО „Питу Гули“ (од пролетта 1942). Зимата се илегализирал (кон крајот на 1942), а потоа заминал за Западна Македонија под италијанска окупација, каде што бил заменик политички комесар на Втората оперативна зона на НОВ и ПОМ, политички комесар на баталјон во Првата македонско-косовска НОУБ, на Втората македонска НО бригада (од јануари 1944), на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ и политички комесар на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ и член на ГШ на НОВ и ПОМ. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил републички и сојузен народен пратеник, секретар на Сојузниот совет на Народното собрание на ФНРЈ, член на Владата на НРМ, член на Сојузниот одбор на ССРНЈ, член на Претседателството на Главниот одбор на ССРНМ, член на Извршниот комитет на ЦК на СКМ, член на ЦК на СКЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941 и Орден на народен херој на Југославија (29. XI 1953).

БИБЛ.: *Од Фуштани до Целје,* Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 39–45; *Манчу Матак,* на истото место, 167–169.

ЛИТ.: *Наум Наумовски,* Бригада на братството и единството, Скопје, 1958, 459; *Наум Наумовски-Борче,* Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 162–163; Коце Солунски, *Наумовски Никола Наум-Борче (1920–1960),* Народни херои од Македонија. Скопје, 1973, 270–275; Јане М. Бендевски, *Пред споменикот.* На Наум Наумовски-Борче, „Нова Македонија“, XXXVII, 12310, Скопје, 30. IV, 1 и 2. V 1981, 4. С. Мл.

**НАУМОСКИ, Симеон** (Прилеп, 1941) – инж. технолог, стопанственик, долгогодишен директор. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1964). Работел во повеќе фабрики, а бил и професор во средно училиште. Од 1974 г. е генерален директор на фабриката „Витаминка“ во Прилеп, која под негово водство од мала, неразвиена и задолжена работилница за црвен пипер прераснува во модерен капацитет на прехранбената индустрија на Македонија, присутна низ светот (*в. „Витаминка“ – Прилеп*). Бил пратеник во Собранието на РМ во 2 мандата, член на делегацијата на Македонија и функционер во Собранието на СФРЈ. Св. Х. Ј.


Волче Наумчески

**НАУМЧЕСКИ, Волче** (Прилеп, 18. I 1916 - Скопје, 20. III 1980) – амбициозен работник-поет за возрасни и за деца, автор на првата стихозбирка исцело напечатена на македонски јазик во предвоена Југославија, борец. Како седмо дете во сиромашно семејство, по завршувањето на I клас ја напушта гимназијата и работи како чирак кај повеќемина мајстори и станува терзија. Првата песна „Молитва“ ја напишува и ја прочитува јавно (на српски јазик) на приредба на Културно-просветното друштво „Коста Абрашевиќ“ (1935). Во врска со Граѓанската војна во Шпанија ја напишува стихотворбата „Шпанија“ (почетокот на 1937) и станува многу популарна сред прилепската работничка младина, како и неговите творби „Еве, судете ме“ и „Шта је сад“. Кога гледа дека се објавуваат стихови и на македонски, ја напишува стихотворбата „Циглана“ што ја рецитира на разни собири, приредби и излети и ја објавува во в. „Наша реч“ (1. II 1940). Охрабрен од приемот на неговите стихови, сè повеќе пишува и рецитира на македонски јазик (прилепски говор). Во 1935 г. создава драмски текст „Од мариовскио живот“, а во 1939 г. ја напишува и социјално-револуционерната драма „Турчин през гора врвеше“, што ја предложил во Скопскиот театар, а по окупацијата и во Софискиот театар, но не била прифатена за изведба. Кон крајот на 1939 г. во Битола ја отпечатува

збирката од 13 стихотворби „Иди пролет“, потпишана само со *Даноски.*

Како војник на 9 април 1941 г. е заробен од Германците кај Ниш и префрлен во логорот во Драгоман и Сливница, па ослободен и кратко престојува во Софија. Преку својот сограѓанин Д. Џамбаз се запознава со Т. Павлов, В. Марковски, М. Зафировски, К. Неделковски, Н. Вапцаров и други членови на МЛК. По препорака на Павлов, се враќа во Прилеп и на 28 мај пак доаѓа во Софија со ракописот на втората стихозбирка. Книшката била напечатена во јули 1941 г. (без ветениот предговор од Т. Павлов, бидејќи меѓувремено овој бил уапсен), со насловна страна: Вълчо Наумчески, *Македонска китка. Стихотворения,* София, 1941. Излегувањето на стихозбирката било одбележено во весниците „Литературенъ критикъ“, „Дѫга“, „Заря“, па дури и Ј. Бадев се јавил во „Зора“.

Наумчески во Софија живеел во истиот дом со К. Рацин и К. Неделковски, каде што доаѓале и други членови од МЛК. Учествувал и тој со свои настапи во Говорниот хор на Кукушкото братство „Гоце Делчев“, на излети на Витоша итн. Ноќта на 1. IX 1941 г. полицијата стропала на вратите кај што спиеле тројцата македонски поети. За да не го фатат жив, К. Неделковски ја активирал пеколната машина (што му била дадена од М. Зафировски за минирање на печатницата „Зора“) и се фрлил од шестиот кат на зградата. По пуштањето од полицијата, Рацин и Наумчески на 4 или 5 септември заедно тргнале со воз за Македонија.

Веднаш се вклучил во подготовките за востание. Учествувал во оружената акција на 11 октомври во Прилеп, а кога се растурил одредот, за да ја скрие трагата, во декември 1941 г. одново заминува во Софија. Наскоро тука, како извесно продолжение на друштвото што го основал во Прилеп Г. Ачески, било формирано Друштво на прилепските уметници (В. Наумчески, Г. Ачески, Ј. Грабулоски и М. Корубин) и до август 1942 г. живеат заедно и организираат една изложба. Тогаш ја заинтригира јвноста и со некои аматерски идеи од областа на астрономијата.

Во почетокот на 1943 г. им се обратил на своите пријатели во Прилеп Г. Стефаноски и И. Амбароски со предлог да издадат заедничка стихозбирка. Зачуван е опширниот одговор од Г. Стефаноски од 27. IV 1943 г. (на македонски јазик) за концепцијата и условите за таков потфат, но не дошло до реализација на идејата.

Во 1942–1943 г. Н. ја напишува (на бугарски јазик) својата „Поема на злото“ (објавена на македонски во Скопје дури во 1951). И по излегувањето партизан (1943) тој пишува и објавува актуализирани стихови за борбата. По Ослободувањето работи во Скопје и објавува повеќе стихозбирки за возрасни и за деца.

БИБЛ.: *Иди пролет,* s.a. [1939], s.l. [Битола]; *Македонска китка. Стихотворения,* София, 1941; *Поема на злото,* Скопје, 1951; *Стихови.* Скопје, 1961; *Стихови* (1939–1941). Редакција, предговор и забелешки д-р Блаже Ристовски, Скопје, 1979.

ЛИТ.: Георги Старделов, *Волче Наумчески,* предговор кон изборот *Стихови,* Скопје, 1961, 5–15; Петре Бакевски, *Низа на времето и болката,* „Вечер“, 22. V 191, 7; Г. Ристеска, *Скица за портрет: Волче Наумчески. Раѓањето на песната – единствена тајна,* „Нова Македонија“, 4. IV 1976, 13; Блаже Ристовски, *Чесен принос кон македонската литературна историја,* „Нова Македонија“, XXXV, 11797, 25. XI 1979, 12; истиот, *Волче Наумчески,* во: *Стихови* (1939–1941), Скопје, 1979, 9–34; истиот, *Волче Наумчески,* во зб.: Македонскиот стих 1900-1944. Истражувања и материјали, I, Скопје, 1980, 369–378; истиот, *Волче Наумчески* (1916–1980), во: Сознајби за јазикот, литературата и нацијата, Скопје, 2001, 562– 570. Бл. Р.

**НАУТ (СЛАНУТОК)** (Cycer arietinum L.) – едногодишно растение. Семето се користи првенствено за исхрана на луѓето, како леблеблија, варено, сурогат за кафе, маја за производство на леб и печива, каши, сирупи и др. Квалитетот (хемискиот состав) му е сличен со оној на гравот и леќата. Во РМ се сее на повеќе од 1.000 ha. Постојат три форми на наут: ситносемен, средносемен и јадросемен. П. Ив.

## НАУЧНИ ЗЕМЈОДЕЛСКИ ИНСТИТУЦИИ

**Земјоделски институт – Скопје.** Формиран е во 1944 г. Вкупно вработени: 163, од кои 14 се доктори и 20 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 195.000 евра.

**Институт за јужни култури – Струмица.** Формиран е во 1956 г. Вкупно вработени: 24, од кои 8 се доктори и 3 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 85.000 евра.

**Институт за сточарство – Скопје.** Формиран е во 1952 г. Вкупно вработени: 36, од кои 5 доктори и 8 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 80.000 евра.

**Институт за тутун – Прилеп.** Формиран е во 1924 г. Вкупно вработени: 25, од кои доктори се 13, магистри 5. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 120.000 евра.

**Факултет за биотехнички науки – Битола.** Формиран е во 1960 г. како Виша земјоделска школа, а од 2000-та како факултет. Вкупно вработени: 24, од кои 10 се доктори и 3 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 160.000 евра.

**Факултет за ветеринарна медицина – Скопје.** Формиран е во 1994 г. Вкупно вработени: 78, од кои 23 се доктори и 7 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование 290.000 евра.

**Факултет за земјоделски науки и храна – Скопје**. Формиран е во 1947 г., како Земјоделско-шумарски факултет. Од 1975 г. функционира како Земјоделски факултет, а од 2002 г. како Факултет за



Институтот за тутун во Прилеп


Земјоделскиот институт, Скопје


Ветеринарниот институт, Скопје


Институтот за сточарство, Скопје


Шумарскиот факултет, Скопје

земјоделски науки и храна. Вкупно вработени: 131, од кои 67 се доктори и 17 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 900.000 евра.

**Хидробиолошки завод – Охрид.** Формиран е во 1935 г. Вкупно вработени: 33, од кои 13 се доктори и 6 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование: 60.000 евра.

**Шумарски факултет – Скопје.** Формиран е во 1947 г. Вкупно вработени: 66, од кои 34 се доктори и 5 магистри. Годишен буџет од Министерството за наука и образование 440.000 евра. Др. Ѓош.


Мордехај Нахмијас-Лазо

**НАХМИЈАС-ЛАЗО, Мордехај** (Битола, 1923 – Кајмакчалан, 1944) – учесник во НОБ. Бил во раководството на кенот на работничката еврејска младинска организација „Техелет Леван“ во Битола (од 1934). Во НОБ (од 1942) бил командант на баталјон на Првата македонска бригада. Загинал во борбите на Кајмакчалан.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.


Киро Нацев-Фетак

**НАЦЕВ-ФЕТАК, Киро** (псевд. Милан) (Куманово, 1918 – Прилеп, 21. XII 1942) – комунистички деец, организатор, првоборец. Како синдикален активист во Куманово, учествувал во повеќе штрајкови и станал член на СКОЈ (1934) и на КПЈ (1936). Бил еден од организаторите на кумановските партизански одреди (1941) и командант на Козјачкиот НОПО. По разбивањето на Одредот, бил на партиска работа во Скопје, а потоа инструктор на ПК на КПЈ за Македонија при месните комитети во Крушево и Прилеп. Во една борба на НОПО „Ѓорче Петров“ бил тешко ранет, заробен и со ѕверско мачење бил убиен во бугарската полиција. Прогласен е за народен херој на Југославија (20. XII 1951).

ЛИТ.: *Комплетен марксист-револуционер* (1–4). Сеќавања за Киро Фетак-Милан на Петар Маркоски, носител на „Партизанска споменица 1941“, „Наш весник“, XVIII, 685/8, Куманово, 12, 19, 26. X и 1. XI 1979, 5; Видое Подгорец, *Нацев Андреја Киро-Фетак (1918–1942),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 276–281; Методи Петровски – Драгољуб Димовски, *Киро Фетак,* Скопје 1975; Д-р Симо Младеновски, *Народниот херој Киро Нацев*–Фетак, „Беседа“, IV, 25–26, Куманово, 1982, 129–149. С. Мл.


Гордана Нацева

**НАЦЕВА, Гордана** (Штип, 30. X 1970) – правник, ракометарка. Завршила Правен факултет во Скопје (1998). Била голман на РК “Кометал – Ѓорче Петров“ во Скопје (1991–2005), со кој повеќе пати го освојувала првенството и Купот на Македонија како и Купот на европските шампиони (2002). Со Репрезентацијата на Македонија успешно настапувала на европските и на светските првенства. Нејзин најдобар резултат е седмото место на Светското првенство во Германија (1997). Од Ракометната федерација на Македонија била прогласена за најдобра ракометарка на Македонија во XX век. Д. С.


Мара Нацева-Анка

**НАЦЕВА-АНКА, Мара** (Куманово, 28. IX 1920) – комунистички деец, првоборец. Како работничка во текстилната работилница „Шуменковиќ“ во Куманово, станала член на СКОЈ (1936), активист на УРС-овите синдикати и во КУД „Коста Абрашевиќ“. Во потрага по работа заминала во Ниш (1939) и била примена за член на КПЈ (1939), избрана за член (почетокот на 1940) и секретар на МК на КПЈ во Ниш и организационен секретар на Окружниот комитет на КПЈ (1940). Учествувала како делегат од Ср-

бија на Петтата земска конференција на КПЈ (Загреб, 1940). По Априлската војна (1941) се вратила во Македонија и била избрана за член на ПК на КПЈ за Македонија (од крајот на 1941), но била уапсена и интернирана во концентрационен логор во Бугарија (во летото 1942–1943). Во отсуство била избрана за организационен секретар на ЦК на КПМ (Тетово, 19. III 1943) и за делегат и член на АВНОЈ (ноември 1943). По враќањето од интернација заминала на слободната територија на пл. Козјак и со ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ зела учество во НОАВМ во Пролетната офанзива (1944). Била делегат и учествувала во работата на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето била потпретседател на АФЖ на Македонија (од декември 1944), потпретседател на Централниот одбор на АФЖ на Југославија, член на ЦК на КПЈ, републички и сојузен пратеник, потпретседател на СЗБ од НОВ на Југославија и др. Прогласена е за народен херој на Југославија (29. XI 1953). Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976; *Заклучоците – закон за членовите на Партијата.* Изводоци од сеќавањата на Мара Нацева, делегат на Петтата земска конференција на КПЈ, XIX, 736, Куманово, 24. X 1980, 2.; Мара Нацева, *По повод 40 години од Револуцијата (сеќавања)*, „Нова Македонија", XXXVII, 12457/12460, Скопје, 28–30. IX 1982, 6 и 12.

ЛИТ.: Видое Подгорец, *Нацева Милан Мара-Анка (1920),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 282–287; *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976; *Мара Нацева – член на Советот на Федерацијата*, „Наш весник", XVIII, 699, Куманово, 18. I 1980, 2; *Мара Нацева одликувана со Орден Југословенска ѕвезда со лента,* „Наш весник", XVIII, 733-734, Куманово, 10. X 1980, 4. С. Мл.

**НАЦИОНАЛЕН КОМИТЕТ ЗА ОСЛОБОДУВАЊЕ НА ЈУГОСЛАВИЈА** (29 XI 1943 – 7 III 1945) – највисок извршен орган на власта во текот на НОВ на Југославија. Бил формиран на Второто заседание на АВНОЈ во Јајце за да ги извршува одлуките на АВНОЈ до формирањето на Владата на Ј. Б. Тито (7. III 1945), со сите прерогативи и овластувања на Привремена влада на ДФ Југославија. Освен претседателот (Јосип Броз Тито) и тројцата потпретседатели, имал повереници што ги раководеле одделните поверенства што извршувале задачи на извршни ресорни органи на власта. И во НКОЈ не биле именувани претставници од Македонија. Комитетот бил особено активен во разговорите со Кралската влада за формирање заедничка влада и за нејзиното меѓународно признавање. По Второто заседание на АВНОЈ, НКОЈ престојувал во Дрвар, а потоа на островот Вис во Јадранското Море. Од крајот на октомври 1944 г. неговото седиште било во Белград.



Националниот комитет за ослободување на Југославија: претседателот на Комитетот Ј. Б. Тито со членови на Комитетот и претседателот на АВНОЈ (Вис, 16. VI 1944)

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, *АВНОЈ и Македонија, ГШ на НОВ И ПОМ - по повод 90 години од раѓањето на Михаило Апостолски*, 1997; *Македонија 1945-1991. Државност и независност*, Скопје 2002; Д-р Михаило Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање 1943-1946*, Скопје; Д-р Новица Велјановски, Слободан Нешовиќ, *Стварање нове Југославије 1941-1945*, Београд, 1981. Н. В.

**НАЦИОНАЛЕН КОМИТЕТ ЗА УНАПРЕДУВАЊЕ НА ЗДРАВЈЕТО** – координативно тело при Министерството за здравство за мултидисциплинарна и мултисекторска соработка во унапредувањето на здравјето во РМ. Формиран на 12. VI 2000 г. со задача да ги оценува состојбите, да ги дефинира целите и да сугерира промени во политиката при донесувањето на глобалната државна стратегија за унапредување на здравјето во владиниот и невладиниот сектор. К. К.-П.

**НАЦИОНАЛЕН ПАРК „ГАЛИЧИЦА"** – прогласен во 1958 г. Се простира на планината Галичица и на островот Голем Град на површина од 22 760 ha. Геолошката подлога е тријаски варовник, а само мал дел над селата Љубаништа и Војтина е од перидотит. Нема вода. Галичица има меридијанско протегање. На јужниот дел се издига поголемиот масив Стара Галичица со највисокиот врв Магара (2.225 м). На него има два глацијални циркови, глечерска долина и морена, превојот Пољце, каде што се надоврзува Мала Галичица, која претставува широко брановидно плато на околу 1.600 м надморска висина. Има крашки полиња и долини и голем број вртачи. Шумска вегетација има само на падините и тоа склопена на Стара Галичица, а деградирана на Мала Галичица. Познати видови се: Quercus trojana, Corylus colurna, Ribes multiflorum, Viburnum lantana, Cotoneaster marianae, а од ендемитите се значајни: Astragalus mayeri, Nepeta mayeri, Chelycrisum jivoinii, Crocus cvijitchii. Интересни се и: Acantholimon echinus, Rindera graeca, Prunus prostrate, Morina persica и други грчко–малоазиски елементи.




Карта на националниот парк „Галичица"

Во врска со користењето на паркот се издвоени три зони: Строго заштитена зона, која го опфаќа островот Голем Град и клифовите крај бреговите на Охридското и Преспанското Езеро; Рекреативно–туристичката зона, која претставува појас покрај Охридското и Преспанското Езеро, и Мелиоративната зона, која се наоѓа околу селото Стење. Р. Р.

**НАЦИОНАЛЕН ПАРК „МАВРОВО"** – прогласен во 1949 г. Се простира во сливот на реката Радика, на површина од 73 088 ha. Во него има над 50 врвови повисоки од 2.000 m, а највисокиот е Голем Кораб (2.764 m). Околу 29 000 ha се високопланински пасишта. Геолошката подлога се изменува на мал простор, а доминираат варовници. Главен мотив за прогласување на Националниот парк е смреката (Picea abies), којашто е



Мостот „Елен Скок“ (Мала Река) во Националниот парк „Маврово“

на јужниот раб на ареалот и старите елови шуми од Abies borisii Regis. На теренот има голем број ендемични видови: Narthetium scardicum, Melampyrum scardicum, Valeriana bertiscea, Sesleria korabensis, Rhamondia serbica, а интересни се видовите Rhamnus pumila, Drypis lineana, Meyanthes trifoliate, Centranthus junceus и др. многу ретки видови. Особено е интересна глацијалната долина, т.н. Длабока Река (пројфел) со реликтни релјефни форми и со ретка флора. Посебна улога има вештачкото Мавровско Езеро.



Мечка, жител на националните паркови во РМ

Во врска со користењето на паркот се издвоени три зони. Строго заштитена зона, која ги опфаќа Луково Поле, Аџина Река, Острово; Рекреативно-туристичка зона, која опфаќа тесен појас околу Мавровското Езеро и падините на Бистра, со ски-лифтови и со скијачки патеки, и Мелиоративна зона што ја опфаќа врбенската, волковиската шума и др. Р. Р.

**НАЦИОНАЛЕН ПАРК „ПЕЛИСТЕР“** – прогласен е во 1948 г. Се простира на северните и северо-источните падини на Пелистер, на површина од 10 400 ha. Геолошката подлога над 1.300 m надморска височина е гранит што излегува на површина во вид на испревртени блокови, камени реки и сипари, а надолу доминираат кристалести шкрилци. Паркот е богат со вода, а од посебно значење се трите глацијални циркови исполнети со вода. Главен мотив за прогласување на Националниот парк „Пелистер“ е моликата, која е терцијарен реликт. Од другите ендеми се Dianthus myrtinervius, Crocus pelistericus, Alchemilla peristerica, а интересни се и аркто-алпските видови на јужната граница на ареалот Carex curvula, Anemone narcissiflora, Juncus trifidus, Elyna myosuroides и др. Својата западна и јужна граница ја достигнува Bruckenthalia spiculifolia.

Во врска со користењето на Националниот парк се издвоени три зони: Строго заштитена зона што ги опфаќа деловите над 1.600 m надморска висина, Рекреативно-туристичка зона каде што има изградено детско одморалиште, хотел, ски-лифт и скијачки патеки, излетнички места и Мелиоративна зона што ги зафаќа подрачјата меѓу селото Кажани, врвот Вртешка и превојот Ѓавато. Р. Р.



Националниот парк „Пелистер“

**НАЦИОНАЛЕН ЦЕНТАР ЗА ДАВАЊЕ ИНФОРМАЦИИ ЗА ЛЕКОВИ** – факултетски орган основан во 1997 г. при Фарм. ф. со цел да обезбедува и да пренесува евалуирани информации за лековите на здравствените работници, преку одговарање на побарувања за информации, евалуирање на ефикасноста на лековите и следење на нивната употреба. Издава монографии за фармакотерапевтски групи и билтен „Инфофарм“ и овозможува едукација на студентите и специјализантите. Л. П.-Т.

**НАЦИОНАЛЕН ЦЕНТАР ЗА СЛЕДЕЊЕ НЕСАКАНИ ДЕЈСТВА ОД ЛЕКОВИ** – формиран во 1987 г. со одлука на Мин. за здравство на РМ. До 1991 функционира како дел од Југословенскиот центар со седиште во Загреб. Од 2000 г. е полноправен член на Центарот при СЗО со седиште во Упсала (Шведска). Центарот следи и обработува пријавени несакани дејства од Македонија и добива информации од Упсала. Д. С.-Б.

**НАЦИОНАЛИЗАЦИЈА** – чин на одземање имот од приватни сопственици и негово пренесување во сопственост на државата, по правило, со определен надомест. Во социјалистичките земји, а во тој контекст и во Македонија, за разлика од земјите со пазарна економија, национализацијата беше сеопфатна, се спроведуваше со еден вид „присилни прописи“, спротивно од волјата на сопствениците и главно беше детерминирана од идеолошки мотиви – воспоставување социјалистичка сопственост над средствата за производство, односно за изградба на социјалистичко општество. Во Македонија, почнувајќи од 2. VIII 1944 г., врз основа на бројни закони и прописи, се национализираа следниве видови имот: земјодел-

ско земјиште, шуми и шумско земјиште, пасишта и утрини, како и стопански згради, трактори и жива стока; приватни претпријатија, главно хотели, ресторани, циглани и воденици; станбени згради и деловни простории; големи сточни поседи со над 400 грла овци, заедно со трлата и инвентарот итн. Врз оваа основа се формираше јадрото на социјалистичката државна сопственост, која подоцна прерасна во општествена сопственост. За национализираниот имот беше предвиден паричен надомест, кој или не се исплаќаше, или се исплаќаше со симболични суми, поради што поранешните сопственици најчесто го одбивале.

ИЗВ.: Министерство за финансии на Република Македонија, Скопје, 1996. Т. Ф.


Галерискиот простор во Националната галерија „Даут-пашин амам" во Скопје

**НАЦИОНАЛНА ГАЛЕРИЈА – СКОПЈЕ** – централна ликовна музејска институција во РМ. Основана е во 1948 г. од збирката на ликовната уметност на Народниот музеј во Скопје (Музеј на Македонија), а како самостојна музејска установа е отворена во 1951 г. Поседува значајна збирка од македонски автори од крајот на XIX век до денес, како и дела на уметници од бившата југословенска ликовна сцена.

ЛИТ.: Драган Петковски, *Хисшоријски музеји и збирке у музејима Македоније с йосебним освршом на Музеј ірада Скойја,* Загреб, 1976; Ђорђе Миљковић, *Музејска делашносш у Македонији,* Скопје, 2001; *Национална йосшавка XIV-XX – Водич низ йосшавкаша*, Скопје, 2000. З. Ал.-Б.

**НАЦИОНАЛНА ДЕМОКРАТСКА ШИПТАРСКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (1945 – 1946) – националистичка албанска организација, формирана во почетокот на 1945 г. за разбивање на територијалниот интегритет на ДФМ и на ДФЈ и за формирање на „Голема Албанија". Во 1946 г. бил формиран ЦК на НДШО, којшто го промовирал ставот дека албанската нација нема да биде слободна сè додека не се обедини во една држава. Организацијата била наполно разбиена во втората половина на 1946, а малиот преостанат дел во Кумановско во 1948 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашисшичкише и колаборационисшичкише орґанизации и ґруйи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Полишичкише йаршии и орґанизации во Македонија во Вшораша свешска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**НАЦИОНАЛНА УСТАНОВА НУБ „СВ. КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ"** (Скопје, ноември 1944-) – народна и универзитетска библиотека, според книжниот фонд и просторните услови, најголема и најсовремена библиотека во РМ. Формирана е со решение на АСНОМ (23. IX 1944) како Народна библиотека, со иницијален фонд од околу 150.000 библиотечни единици од дотогашните библиотеки во Скопје, главно од дотогашниот Филозофски факултет. Подоцна е преименувана во Народна и универзитетска библиотека (1958). Со републичкиот Закон за библиотеките (1960) ги добива функциите на централна матична библиотека на СРМ. Сега располага со 12.000 м² библиотечен простор, со над 3.000.000 библиотечни единици, од кои околу 1.000.000 монографски и околу 1.500.000 томови сериски публикации. Има софтвер за обработка и пребарување на библиотечниот материјал, како и развиена издавачка дејност.

ЛИТ.: Водич низ Националната библиотека на Македонија „Климент Охридски„, Скопје, 1972; П. Н. Петровски – А. Андоновски, Општествените потреби и можности за развој на библиотеките во СР Македонија, „Библиотекарски информативен билтен", 1972, 12-13; Водич низ библиотеките во Република Македонија, Скопје, 1998. С. Мл.

**НАЦИОНАЛНА КЛАСИФИКАЦИЈА НА ДЕЈНОСТИТЕ (НКД).** Во согласност со методологијата за пресметување на агрегатите на производството, во нашата земја доминираа две класификации на дејностите во различни периоди. Едната беше карактеристична за периодот од Втората светска војна до крајот на 80-тите години на минатиот век, а другата почна да се применува со почетокот на транзицијата. Првата се потпираше на потесната концепција на производстото и таа ги опфаќаше дејностите на материјалното производство и на производните услуги. Според неа, како стопански дејности се трети-


Националната и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски", Скопје

раа: индустријата, земјоделството, шумарството, водостопанството, градежништвото, сообраќајот, трговијата, угостителството и туризмот, занаетчиството и комуналните дејности. Втората класификација, позната како Национална класификација на дејностите (НКД), е заснована врз поширока концепција на производството и, според неа, карактеристики на производство имаат материјалното производство и услугите. Таа се потпира врз Системот на национални сметки 1993 (SNA 1993), прифатен од ООН и од други меѓународни организации. Според овој систем, Националната класификација на дејностите (НКД) во РМ ја има следнава структура:

- Земјоделство, лов и шумарство
- Рибарство
- Вадење на руди и камен
- Преработувачка индустрија
- Снабдување со електрична енергија, гас и води
- Градежништво
- Трговија на големо и трговија на мало
- Хотели и ресторани
- Сообраќај, складирање и врски
- Финансиско посредување
- Активности во врска со недвижен имот, изнајмување и деловни активности
- Јавна управа и одбрана, задолжителна социјална заштита
- Образование
- Здравство и социјална работа
- Други комунални, културни, општи и лични услужни активности
- Приватни домаќинства со вработени лица
- Екстериторијални организации и тела

Во Националната класификација на дејностите на РМ шест дејности учествуваат со околу 60% во БДП на нашата земја за 2004 г. Тоа се: (1) преработувачката индустрија, (2) трговијата на големо и мало, (3) земјоделството, ловот и шумарството, (4) сообраќајот, складирањето и врските, (5) јавната управа и одбраната, задолжителната социјална заштита; и (6) градежништво.

ИЗВ.: СГ РМ, Државен завод за статистика.

ЛИТ.: SNA 1993 и ESA 1995. М. С.

**НАЦИОНАЛНА УСТАНОВА – МУЗЕЈ „Д-Р НИКОЛА НЕЗЛОБИНСКИ“ – СТРУГА**. Музејската дејност во Струга е поврзана со името на д-р Незлобински, кој дошол во Струга во 1924 год. Како љубител на природата направил голема колекција на инсекти, птици и други животни, кои во 1928 г. јавно ги презентирал пред граѓаните на Струга. Збогатената збирка ја подарил на градот Струга во 1938 г. Денес Музејот е комплексна установа со повеќе одделенија: Ботаничко, Зоолошко, Археолошко, Етнолошко, Историско и Одделение за ликовна уметност. Музејот располага со повеќе од 22.000 музејски предмети, од кои 8.000 се изложени во постојаните поставки. Годишната посета на музејот се движи околу 30.000 посетители. Р. Гр.



Националната установа Музеј „Д-р Никола Незлобински“, Струга

**НАЦИОНАЛНА УСТАНОВА ЗАВОД ЗА ЗАШТИТА НА СПОМЕНИЦИТЕ НА КУЛТУРАТА И МУЗЕЈ – БИТОЛА** (1949 –) – регионална институција за заштита на спомениците на културата и нивната музејска презентација. Како база за нејзиното формирање послужиле археолошките наоди од локалитетот *Хераклеја Линкестис (в)* добиени со археолошките истражувања од пред и во времето на Втората светска војна. Предмет на нејзината стручна работа се археологијата, историјата, историјата на уметноста и етнологијата на Битола и Битолско. Со тоа припаѓа на типот на општите музеи. Сместен е во поранешната касарна, која е споменик на културата. Има присобрано значителен број музејски предмети, кои ги презентира преку повремени изложби. Со функциите што ги извршува, претставува значајно културно средиште за Битола и за пошироката околина. Во својство на Завод за заштита на спомениците на културата, врши и конзерваторско-реставраторски зафати врз подвижните и недвижните културни добра. К. Бог.



Заводот за заштита на спомениците на културата и музеј во Битола



Заводот за заштита на спомениците на културата и музеј, Охрид

**НАЦИОНАЛНА УСТАНОВА ЗАВОД ЗА ЗАШТИТА НА СПОМЕНИЦИТЕ НА КУЛТУРАТА И МУЗЕЈ – ОХРИД** – регионална институција за заштита на спомениците на културата и нивна музејска презентација. Нејзин основач е Градскиот народен одбор на Охрид (1951). Припаѓа на општите музеи, со задача да прибира, стручно и научно да ги обработува и да ги презентира предметите поврзани со археологијата, етнологијата, историјата и историјата на уметноста на Охрид и Охридско. За своите музеолошки функции располага со простор од 1.200 m² корисна површина. Како резултат на стручните и научните активности, има собрано над 36.000 музејски предмети. Сега има постојана изложба, а во рамките на своите активности приредува и чести повремени изложби во кои ги презентира постојните собрани фондови. Во својот состав има и *Галерија на средновековни икони*. Во својство на Завод за заштита на спомениците на културата врши и конзерваторско-реставраторски зафати врз културните добра. К. Бог.



Музејот во Куманово

**НАЦИОНАЛНА УСТАНОВА МУЗЕЈ – КУМАНОВО** – регионална институција за заштита на спомениците на културата и нивна музејска презентација. Основана е од Собранието на општината Куманово (1964), како специјализиран тип на музеј со историска тематика. Како резултат на потребата за заштита, проучување и комуникација на разновидното културно наследство на територијата на Куманово и Кумановско, подоцна го променува првобитниот предмет на приоритетна тематика и денес е општ музеј со задача да ги проучува археологијата, етнологијата, историјата и историјата на уметноста на Куманово и Кумановско. Располага со околу 690 m² корисна површина. Покрај честите повремени изложби, има и постојана поставка. Во нејзиниот состав има и *Уметничка галерија*, *Меморијална куќа „Христијан Тодоровски-Карпош“* и *Меморијален центар „Пелинце“*. К. Бог.

**„НАЧАЛО“** (Солун, 28. X 1908 – 1909) – двомесечник за политички, социјален и литературен преглед. Го уредувале Павел Делирадев, А Тимов и Н. Харлаков. Во него соработувале прогресивни македонски и бугарски општественици.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 85. С. Мл.

**„НАШ ВЕСНИК“** (Загреб, I, 1, 30. III 1937) – месечен лист за културно-просветни и стопански прашања, орган на Културно-просветното друштво „Вардар“ во Загреб (формирано од македонските студенти на 29. X 1935). Единствениот и веднаш забранет број на весников е напечатен во загрепската опозиционерска печатница на Ц. Албрехт (П. Ацингер) на српски јазик (со две стихотворби од Хр. Попсимов и К. Рацин на македонски и расказ од Средношколец со македонски дијалози). Како сопственик е потпишан студентот од Велес Борислав Шукарев, а како одговорен уредник студентот од Битола Стеван Кузманов. Фактички иницијатори и редактори биле Никола Мицев, Лазар Соколов и Кирил Миљоски, а соработници и Никола ГуМуров, д-р Тодор Мировски, Димитар Гузелов, Александар Линин, Кирил и Борис Цонови, Спиро Канински, Димитар Анчев и др. Весникот е забранет на 4. IV 1937 г. од Државното обвинителство во Загреб.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Прилог кон македонската литературна историја*, „Современост“, XIV, 6, јуни 1964, 618–619; истиот, *Поетот Борис Цонов (1913–1943) и Културно-просветното друштво „Вардар“ во Загреб*, „Современост“, XXIV, 8–9, 1974, 714–741; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарството (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 388–389. Бл. Р.




„Наш пат“, ракописно списание на затворениците во затворот во Битола (Битола, јули 1944)

**„НАШ ПАТ“** (Битола, 1944) – ракописно списание (со печатни букви) на политичките затвореници во Битолскиот затвор, на македонски јазик. Иницијативата за неговото издавање ја покренал Затворскиот комитет на КПМ во состав: Мишко Божиновски, Јорго Ристевски, Димитраќи Теговски и Драги Тозија. Објавени се вкупно три зачувани броја. Во уводникот кон првиот број е наведено дека тој ќе содржи написи за политички, научни, уметнички, просветни и други прашања.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарството (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 296–397; Мишко Божиноски, *Патот до „Наш пат“ (јули 1942 – 6-ти септември 1944,* Скопје, 2003. С. Мл.

**„НАША РЕЧ“ / „НАШ ГЛАС“ / „НАШ ЛИСТ“** (Скопје, 5. II 1939 – 6. I 1941) – единствениот лега-




В. „Наша реч“ (1939–1941)

лен весник (како неофицијален орган на КП) во Вардарскиот дел на Македонија што, и покрај сите тешкотии и забрани, го афирмираше македонскиот културно-национален идентитет. Во текот на речиси две години се објавени вкупно 24 броја под насловот „Наша реч“ и по два броја под наслов „Наш глас“ и „Наш лист“. По одлука на ПК на КПЈ за Македонија, во првата Редакција влегуваат: правникот Милош Мацура (сопственик и издавач), правникот Дејан Алексиќ (главен и одговорен уредник), правничката Нада Богданова, студентот Бошко Шилеговиќ, дипломираниот филозоф Душко Поповиќ, професорот Радован Лалиќ и техничкиот уредник и лектор Александар Аксиќ. Иако во почетокот меѓу редакторите има само еден Македонец, весникот успешно ги собра речиси сите поистакнати македонски интелектуалци и побудни работници, широко го одрази животот и состојбите во Македонија и со бројни поетски и прозни литературни прилози го афирмира македонскиот јазик. Меѓу соработниците се не само идните видни борци и политичари (Кузман Јосифовски, Васил Антески, Страхил Гигов, Мирче Ацев, Борко Талески, Крсте Црвенковски, Исак Леви, Стеван Наумов, Кирил Миљовски, Димката Ангелов-Габерот, Ванчо Бурзевски, Јосиф Јосифовски, Страшо Пинџур, Боро Мокров, Ристо Дуковски, Цветан Димов, Орце Николов, Милева Сабо, Маргарита Софијанова, Боро Чушкар, Панче Пешев и мнозина други), туку и литературните творци во тоа време (Кочо Рацин, Волче Наумчески, Мите Богоевски, Кире Димов, Гојчо Стевковски, Бранко Заревски, Ристо Лазески, Кузман Јосифовски, Александар Градачки и др.). Тоа беше генерацијата што масовно се вклучи во НОБ, голем дел од нив и загинаа во таа борба, а живите активно учествуваа во изградбата на современата македонска држава.

На 16. VII 1939 г. Редакцијата го објави и посебното издание „150 година Француске Револуције“, а првпат во овој дел на Македонија е објавен и „Крушевскиот манифест“.

ЛИТ.: Дејан Алексиќ, *„Наша реч“ (1939–1941). Од историјата на напредниот печат во Македонија*, Скопје, 1960; др Антон Колендиќ, *Чланови редакције „Наша реч“*, „Политика“, LXXIX, 24587, Београд, 19. III 1982, 12; Блаже Ристовски, *Прилог кон македонската литературна историја (III)*, „Современост“, XIV, 6, Скопје, 1964, 622; Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство,* Скопје, 1980, 379. Бл. Р.

**„НАША ХРОНИКА“** (с. Горно Врановци, Велешко, 30. IX – 20. X 1944) – повремен информативен весник, орган на Повереноството за пропаганда на Президиумот на АСНОМ. Го уредувале Веселинка Малинска, Лазар Мојсов и др. Објавени се вкупно 11 броја, 8 на циклостил, а другите во Печатницата „Гоце Делчев“. Содржи богати содржини за организацијата на новата народна власт. Во бр. 6 соопштува дека во слободна Македонија пристигнал и секретарот на ЦК на КПМ Лазар Колишевски.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 429–430; Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 131. С. Мл.

**„НАШИОТ ГЛАС“** (Положај, последните месеци на 1944) – весник, орган на Шестата македонска НО бригада, на македонски јазик. Пронајдени се повеќе ненумерирани броеви. Вториот број излегол на 16. XII 1944 г. Посебно се значајни написите за дејствувањето на бригадата.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 446; Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 141. С. Мл.

**„НЕА ЗОИ“** („Нов живот“) (Букурешт, Романија, 1949) – весник, орган на Здружението на политичката емиграција од Грција во Романија, на грчки јазик, а една страница на македонски јазик, со кирилска азбука, но со бугарски правопис. С. Мл.

**НЕАП** (Национален еколошки акциски план на РМ) – документ со кој се утврдени клучните проблеми во сферата на животната средина во државата и активностите што ќе треба да се преземат во период од десет години за решавање на приоритетните проблеми. Првиот НЕАП е донесен во 1996, а НЕАП 2 во 2006 г. С. Х. П.



Неаполис (Кавала), гравура (XVII в.)

**НЕАПОЛ** (Neapolis) – антички град на северниот брег на Егејското Море (сега Кавала, Грција). Бил основан како колонија на островот Тасос за контрола и користење на континенталното источно и западно крајбрежје во околината. Тоа го потврдува и еден островски закон од IV век пр.н.е., кој им го признава правото на неаполиќаните родени од мајки од Тасос да бидат регистрирани како жители на островот. За одбрана од експанзијата на Филип II Македонски Неапол побарал помош од Атина (335 пр.н.е.). По освојувањето од страна на Филип II, ја губи својата независност што се потврдува со прекин на монетоковењето. Во римско време е едно од најзначајните пристаништа. Стар град со ова име Херодот спомнува и на полуостровот Палена. На локалитетот Грамаѓе, во атарот на с. Извор, Велешко, на 4 km од селото, на тромеѓето со селата Владиловци и



Невеска

Крнино, каде што веројатно се наоѓал значаен пајонски град, меѓу другите археолошки наоди, пронајден е и натпис од градот Неаполис, кој сега се чува во Музејот на Македонија.

ИЗВ.: A. Boeckh, *Corpus Inscriptionum Graecarum*, Berolini, 1825–1877.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум пред н.е.*, Скопје 1999; Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**НЕАРХ** (Nearhos) (?–312 пр.н.е.) – адмирал на флотата на Александар III Македонски и патописец, по потекло од Крит, но населен во Амфипол. Бил пријател на Александар III уште од младоста. Го придружувал на походот на Исток и бил назначен за сатрап на Ликија и Памфилија (334/3 пр.н.е.). Ја предводел македонската флота составена од околу сто брода и пет илјади војници при нејзиното враќање од Индија (325/24 пр.н.е.). Притоа водел дневник со секојдневни белешки за напорната пловидба од утоката на р. Инд до Персискиот Залив, опишувајќи ги луѓето, обичаите, населбите, флората, фауната итн., кој подоцна му послужил на Аријан како главен извор за неговата книга за Индија (*Indike*), а исто така го користел и Страбон. За успешното враќање на флотата бил награден со златен венец. По смртта на Александар III (323 пр.н.е.) бил во служба на Антигон I Еднооокиот и неговиот син Деметриј I Полиоркет. Загинал во битка кај Газа помеѓу Деметриј I Полиоркет и другите дијадоси (312 пр.н.е.).

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig,1896; Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**НЕВЕСКА** (1903) – востаничко гратче ослободено за време на Илинденското востание. Востаници од Костурско (700 борци) го нападнале османлискиот гарнизон и го ослободиле гратчето (12/25. VIII 1903 г.). Уште при првите судири со војската ја уништиле телеграфската линија, а по преземањето на касарната го заплениле оружјето и муницијата и го истакнале црвеното востаничко знаме. Во ослободеното гратче била воспоставена привремена, народновостаничка власт на чело со месните првенци и интелектуалци. Неколкудневниот слободен живот бил прекинат од нападот на силни османлиски воени единици и башибозук, кои по преземањето на Невеска спровеле масовен терор врз месното население.

ЛИТ.: К. Битоски, *Костурско во револуционерно-ослободителните борби на Македонија во втората половина на XIX век*, „Гласник на ИНИ“, XXIX, 3, Скопје, 1985; А. Трајановски, *Андартскиот колеж во Загоричани 1905*, Битола-Скопје, 1995. Ал. Тр.

**„НЕВЕСТИНСКО“** – македонско женско народно оро со ритам 7/8 (3, 2, 2). Најзастапено е во Дебарско-реканскиот регион, произлезено од стриктно определената обредна функција на свадбата да го поведе невестата. Држењето на играорките е за китките на рацете, свиткани во лактите до висина на рамената и малку издадени нанапред. Играњето започнува со истовремено пеење на песната „Прстен ми падна, мале, отаде река“. Погледот е скромен и одмерен, чекорите елегантни до перфекција, а движењата на телото сообразени со патријархалното однесување.

ЛИТ .: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 129. Ѓ. М. Ѓ.



Пречек на партизаните од Неврокопскиот партизански одред во Неврокоп (Гоце Делчев) (9. IX 1944)

**НЕВРОКОПСКИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „АНЕШТИ УЗУНОВ“** (7 IV 1944) – македонска партизанска единица во Пиринскиот дел на Македонија. Одредот бил формиран од партизаните од Неврокопска околија, од новоизлезените партизани и од партизани што биле во редовите на партизанските одреди во Разлошко и во Пловдивско. Командант на одредот бил Григор Марков, а политички комесар Иван Гулев. До 10. IX 1944 г. Одредот имал повеќе оружени судири со бугарската војска и полиција во селата Теплен, Кремен, Брезница, Гајтаниново, Леки и др.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944,* София, 1966; *Енциклопедия Пирински край,* II Н-О. Благоевград, 1999. В. Јот.



„Невестинско оро“ во изведба од Ансамблот за народни песни и ора „Танец“



Негорската Бања

**НЕГОРСКА БАЊА** – минерална бања во подножјето на планината Кожуф, 4 км северно од Гевгелија, во близина на с. Негорци. Бањскиот комплекс опфаќа добро уредена површина од 25 ha, а сместувачките капацитети се наоѓаат на надморска височина од 60 m. Теренот е изграден од дијабази покриени со алувијални седименти. Изворот на Ладна Бања дава 0,35 l/sec и има температура од 36°C, Топла Бања 0,35 l/sec и температура од 39,9°C, додека Новата Каптажа дава 100 l/sec и е со температура од 50°C. Водата е од натриумско-сулфатен и магнезиумско-сулфатен тип. Содржи калциум, магнезиум, натриум и калиум, потоа сулфати, хлориди и хидрокарбонати, колоидно растворени оксиди и растворени гасови на сулфурводород. Лекува ревматични, невролошки и гинеколошки заболувања, болести на мочните патишта и простатата, воспаленија на хранопроводниот и васкуларниот систем и др. Единствено во Македонија во Н. Б. за лекување се користи и природна термоминерална кал. Првите базени за капење се изградени во 1903 г. Денеска бањата располага со сместувачки капацитет од 350 легла распоредени во вили (10), павилјони и современ хотел со 112 кревети.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Негорска Бања*, „Географски разгледи“, кн. 15–16, Скопје, 1978. Ал. Ст.

**НЕГОТИНО** – град во средишниот дел на РМ со 13.284 ж. Се наоѓа во Тиквешката Котлина, во непосредна близина на р. Вардар, на надморска висина од околу 150 m. Зафаќа површина од 360 ha. Има умерено-континентална клима со одредено медитеранско влијание. Просечната годишна температура на воздухот изнесува 13,6°C, а средното годишно количество на врнежите 477 mm. Источно од градот поминуваат меѓународниот пат Е–75 и меѓународната железничка линија Скопје–Солун. На местото на денешното Н. во античкиот период се наоѓал градот Антигона, кој го основал македонскиот крал Антигон Гонат (278–242 г. пр.н.е.). Како градска населба Н. се развило од чифлигарско место во почетокот на XIX в., кога по изградбата на патот Штип–Прилеп, станало значајна раскрсница на патиштата во долината на Вардар. Кон крајот на XX век Н. добило и неделен пазар, со што и официјално станало град. Демографски пораст доживува во втората половина на XX в. Во 1953 г. имало 2.820 ж., а во 2002 г. тој број се зголемил на 13.284 ж. Од нив 12.994 ж. биле Македонци, 117 Срби, 74 Роми и 46 Турци. Седиште на општина што зафаќа површина од 42.646 ha, има 19 населени места со 19.212 ж. Во околината има развиено лозарство, а во градот прехранбена, текстилна и електроиндустрија. Југоисточно од Н., покрај р. Вардар е термоцентралата „Неготино“. Има гимназија, историски музеј, дом на културата и здравствен дом.

ЛИТ.: *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.



ТЦ „Неготино“

**„НЕГОТИНО“** – ТЦ на мазут, лоцирана на десниот брег на реката Вардар, во близина на градот Неготино. Пуштена е во погон во 1978 г. Има еден агрегат со номинална моќност од 210 MW. Можното годишно производство изнесува 1.200 GWh. Поради релативно високата цена на горивото не е користена со голем број часови годишно и главно служи како резервен извор.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *J.П. „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003. Др. Р.



Центарот на градот Неготино



Макариј Негриев

**НЕГРИЕВ, Макариј** (Галичник, ок. 1800 – Пазарџик, Бугарија, 1859) – резбар и иконописец од родот на Фрчковци. Освен со резбарство, се занимавал и со посеб-

на техника на украсување на капителите од столбовите во црквите со различни орнаменти и фигури. Тоа е занает на кој некои мајстори во XIX в. и целосно му се предавале. Учествувал во изработката на иконостасот во скопската црква „Св. Спас“ (1825), кој како прв мајстор го работел Петре Филипович Гарката. Друго негово потврдено дело е изработката на таваниците во познатите конаци на управникот на Скопскиот вилает Авзи-паша во с. Бардовци кај Скопје, за кое бил и посебно награден (со коњ и постојано место на пазарот во Скопје). Освен тоа, пашата го препорачал да учествува во украсувањето на Чарши-џамијата во Пазарџик (од каде што самиот потекнувал). К. Гр.


Градот Негуш

**НЕГУШ** (Naousa) – град во Егејскиот дел на Македонија, во Грција. Се наоѓа на источните падини на Каракамен Планина. Од Солун е оддалечен 90 km. Во историјата е познат по Негушкото востание од 1822 г. Според К’нчов, во почетокот на XX в. во Н. живееле вкупно 6.100 ж. Од нив 3.500 биле Грци, 1.500 Македонци, 800 Турци и 300 Власи. По Лозанската конвенција (1924), значајно е изменета етничката состојба во градот. Тогаш Турците се иселиле во Турција, а во Негуш се населиле 1.863 Грци од Мала Азија и Понд, но и значителен број македонски и влашки семејства од околните села. Во подоцнежните години во Н. се подигнати неколку текстилни фабрики, така што неговото население во 1930 г. пораснало на 10.000 ж., во 1951 на 12.000, во 1971 на 17.400 и во 2000 г. на околу 20.000. Освен развиената текстилна индустрија, во околината на градот многу е раширено овоштарството. Н. е центар на истоимената околија во која има 28 населени места.

ЛИТ.: Васил Кънчов, *Македония, етнография статистика*, София, 1900. Ал. Ст.

**НЕГУШКО ВОСТАНИЕ** (февруари – април 1822) – месно востание во околината на Негуш, под влијание на Грчкото востание. Во него зеле учество локалните Македонци, Грци и Власи. На чело на востанието биле Л. Зафиракис, Анастас Караташо Постариот, Ангел Гацо, Дијамандис и др. Зафиракис бил политички, а Караташо постариот воен водач. Востанието започнало со напад на османлискиот гарнизон во Негуш, кој бил уништен, а градот бил ослободен. Востаниците формирале и Воен штаб. Заземањето на Негуш придонесло на востаниците да им се придружи населението од Джилово, Лозица, Граматиково, Катраница и др. населени места. Востанието се ширело и кон Воден и Костур, зафатило и многу села по р. Бистрица. Бројот на востаниците се зголемувал. Османлиските власти стравувале од напад врз Солун. Против востаниците била испратена редовна војска под команда на Лабуд-паша. Востанието било задушено, а дел од востаниците успеале да избегаат на југ и да им се придружат на грчките востаници.



Карта на Негушкото востание

ЛИТ.: Александар Матковски, *Отпорот во Македонија*, IV, Скопје, 1983; Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија*, Скопје, 2000. Д. Јов.

**НЕДЕВ, Алјоша** (Скопје, 13. XI 1978) – каратист. Дипломирал на ФФК во Скопје (2006). Репрезентативец на традиционално карате (од 1992). Повеќепатен државен шампион на Македонија и учесник на балкански, европски и светски шампионати; освојувач на 2 сребрени и 1 бронзен медал на европски првенства и 1 сребрен и 1 бронзен медал на светски првенства за сениори. Избран меѓу најдобрите 8 каратисти на светот (2005). Р.

**НЕДЕВ, Венцислав** (Велес, 18. III 1949) – каратист. Дипломирал на Факултетот за физичко воспитание во Белград (1981) и на ФФК во Скопје (1997). Почнал да вежба со првата генерација македонски каратисти (1967) и бил член на југословенската репрезентација од Македонија. Освоил бронзен медал на државното првенство во Белград (1971) и станал државен шампион на СФРЈ во карате во Скопје (1980). Основоположник на традиционалното карате во РМ, тренер на КК „Работнички“, селектор на Македонската репрезентација во традиционално карате и тренер и учител на балкански, европски и светски шампиони. Р.


Дејан Недев

**НЕДЕВ, Дејан** (Скопје, 28. I 1980) – професор по физичка култура, каратист. Завршил ФФК во Скопје (2006). Бил првак на Македонија во традиционално карате (1990–2005). Повеќепатен јуниорски и кадетски првак на Балканот, на Европа и на светот. Како сениор освоил медали на 5 светски првенства – 1 златен, 2 сребрени и 3 бронзени, на 15 европски првенства – 2 златни, 4 сребрени и 4 бронзени, на Медитеранските игри – 1 златен и на балканските првенства – 3 златни медали (до 2005). Прогласен за најдобар каратист на сите времиња во РМ (2000) и избран за најдобар спортист на Македонија (2005); избран меѓунајдобрите 8 каратисти во светот во Варшава (2003 и 2007), а освоил сребрен медал и станал светски вицешампион во фукуго во Канада (2006) и сребрен медал во ката тим и стана европски вицешампион на ЕП во Варшава (2009) Д. С.-Р.

**НЕДЕВА, Јадранка** (Скопје, 28. I 1980) – каратист. Репрезентативец на Македонија во традиционално карате (1993), повеќепатен државен шампион на РМ и учесник на балкански, евроски и светски шампионати; освојувач на 3 бронзени медали на европски пр-

венства за сениори, избрана е меѓу најдобрите 8 каратисти во светот (2003). Р.

**„НЕДЕЛЕН ВЕСНИК“** (Тетово, мај 1942 – август 1943) – илегален весник, орган на Тетовската организација на КПЈ, на македонски јазик. Бил покренат од Кузман Јосифовски-Питу при неговиот илегален престој во градот. Текстовите ги пишувале К. Јосифовски-Питу и Крсте Црвенковски, а го редактирале во куќата на Драган Спировски. Умножуван е на циклостил, на техниката на Месниот комитет во куќата на народниот херој Тодор Циповски-Мерџан. Објавени се вкупно 12 броја, од кои се зачувани само два. Содржински ги афирмира целите на НОАВМ. Во една од статиите се наведува: „Народно-партизанската борба е факт во Македонија. Она е еден од најсигурните патишта по кој ќе може нашиот вековно поробен народ да се здобие со национална слобода, независност и поарен живот во утрешните дни.“

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 413–415; Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 122. С. Мл.



Коле Неделковски

**НЕДЕЛКОВСКИ, Коле Недев** (с. Војница, Велешко, 16. XII 1912 – Софија, Бугарија, 2. IX 1941) – поет, револуционер и национален деец. По завршувањето на основното училиште во родното село се запишува во Велешката гимназија, но поради сиромаштијата ја напушта и работи како молер во Скопје (1922–1933). Учествува во прогресивното работничко движење, во 1931 г. се вклучува во неформалната литературна група, а потоа и во Македонската младинска револуционерна организација (МОРО), која формира јадра и во други места во Македонија, каде што се проучува македонската историја и јазикот. Се зближува со К. Рацин и со младиот поет В. Марковски. Почнува и самиот да пишува стихови. Во септември 1933 г. преку Грција заминува во Софија, каде што исто така работи како молер. Во тоа време се објавуваат повеќе македонски периодични публикации со национална ориентација. Од 1937 г. доаѓа во Софија и чичко му, книжевникот-револуционер М. Војницалија, како и писателката од Велес В. Тимчева, а наскоро стигнува и В. Марковски. Во 1938 г. во сп. „Илюстрация Илиндень“ ја објавува својата прва песна (на македонски) „Стојан војвода“, а во следната година и други стихотворби во истото списание и во зборникот „Илиндень 1939“. Во пролетта 1939 г. Неделковски и Марковски се примени во Македонскиот литературен кружок, како единствени членови што пишуваат на мајчиниот јазик. По излегувањето на стихозбирките на В. Марковски „Народни бигори“ и „Огинот“ (1938), Н. ја предлага за разгледување во МЛК својата прва стихозбирка „М’скавици“ и таа е отпечатена во декември 1939 г. Во тоа време во софиската Народна библиотека ги открива статиите на К. Мисирков во в. „Мир“ и неговата книга „За македонцките работи“; ја препишува на машина и МЛК предлага да се преобјави (во Вардарскиот дел на Македонија). Заедно со Марковски, Вапцаров и Абаџиев ја посетуваат сопругата на Мисирков, ги земаат за разгледување ракописите од неговата оставнина и на 18. V 1940 г. К. Н. му пишува на синот на Мисирков д-р Сергеј Мисирков за „творештвото на најголемиот син на Македонија“, за „бесмртниот Македонец К. Мисирков“ и го замолува: „Па и ние, прокудените, каде и да се наоѓаме надвор од скапата наша татковина, се чувствуваме туѓинци и затоа не останавме глуви на делото и идејата на Вашиот незаборавлив татко, туку го прегрнуваме тоа дело за да го изградиме со цената на најмилото. И така, далеку од татковината, ние се обединивме во едно Македонско литературно другарство, од чиешто име се осмелив да Ве замолам да ни излезете во пресрет за да нè запознаете поподробно со животот и дејноста на Вашиот покоен татко (биографијата) за да можеме големиот борец поодблизу да ѝ го претставиме на македонската општественост“. Потоа му ги испраќаат (со автографи) последните излезени македонски стихозбирки: „Луња“ од В. Марковски, „М’скавици“ од К. Неделковски, „Моторни песни“ од Н. Вапцаров и др.

МЛК подготвува македонска антологија, во која авторот на предговорот А. Попов пишува: „По В. Марковски и К. Рацин дојде К. Неделковски со својата книга ’М’скавици’, напишана исто така на мајчин јазик. ... Меѓутоа, основен мотив во стихозбирката му е татковината. Сите таги и страдања на самиот поет доаѓаат оттаму што земјата му е поробена, дека нејзиниот народ страда во ропство, дека дел од тој народ гние по туѓина во беда, разјадуван од болката за родната стреа“.




Првата стихозбирка на Коле Неделковски „М’скавици“ посветена на Фиља и Венко Марковски (25. XII 1939)

Во половината на август 1941 г., по разгледувањето во МЛК, излегува неговата втора стихозбирка „Пеш по светот“. Како член на македонска диверзантска група, Н. требало да ги минира редакцијата и печатницата на профашистичкиот весник „Зора“ и германската воена радиостаница во Софија, но бугарската полиција утрото рано на 2. IX 1941 г. доаѓа да го уапси, поради што тој ја фрла пеколната машина и се фрла од шестиот кат на зградата.

ДЕЛА: *Мъскавици. Песни.* [Посвета: *На майка ми*], София 1940; *Пешъ по светотъ. Стихотворениа. Делъ първи.* [Посвета: *На младите македонски борци*], София, 1941; *Собрано дело. Јубилејно издание по повод на 40-годишнината од смртта на поетот-борец.* Предговор, коментар, избор и редакција Тодор Димитровски, Скопје, 1981.

ЛИТ.: Митко Зафировски, предговор кон кн.: Коле Неделковски, *Песни,* Скопје, 1945, V–XI; Димитар Митрев, *Творческиот пат на Коле Неделковски,* „Нов ден“, II, 7–8, Скопје, 1946, 51–57; истиот, *Лириката на Коле Неделковски,* предговор кон кн.: Коле Неделковски, *Стихови.* Уредил Тодор Димитровски, Скопје, 1958; истиот, *Поетот и борецот Коле Неделковски,* во кн.; Сто години велешка гимназија, Титов Велес, 1961, 229–237; Д-р Сергеј Мисирков, *Мали спомени за Коле Неделковски и Никола Вапцаров,* „Репортер“, I, 10, Скопје, 9. XI 1955, 4; Тодор Димитровски, *Кон проучување делото на Коле Неделковски,* „Разгледи“, III, 7 (59), Скопје, 1956, 7; истиот, *Белешки за јазикот и правописот на Коле Неделковски,* „Литературен збор“, III, 2, 1956, 116–119; истиот, *Кога е излезена стихозбирката „Молскавици“ од Коле Неделковски,* „Литературен збор“, XXVIII, 5, 1981, 65–66; Волче Наумчески, *Последниот ден од животот на Коле Неделковски,* „Нова Македонија“, XIII, 4050, Забавен прилог, 8. XI 1957; Славко Николовски, *Нови податоци за Коле Неделковски,* „Литературен збор“, XI, 2, Скопје, 1964, 15–17; Пецо Темелковски, *Сеќавања за Коле Неделковски,* „Литературен збор“, XII, 6,

1965, 7–11; Коста Поповски, *Живот и дело за Македонија,* „Студентски збор“, XXXVII, 1034, 9. VI 1987, 10; Васил Тоциновски, *Нови сознанија за првото издание на стихозбирката на Коле Неделковски „Молскавици“ од 1939 година,* „Вечер“, Скопје, 28. VIII 1982, 10; истиот, *Поет изгнаник,* Скопје, 1990; истиот, *Коле Неделковски. Живот и дело,* Скопје 1997; *Коле Неделковски, Избор.* Ибор и предговор Томислав Тодоровски, Скопје, 1987; Блаже Ристовски, *Кога поточно е излезена стихозбирката „Молскавици“ од Коле Неделковски,* „Литературен збор“, XXXII, 2, 1985, 9-19; истиот, *Кога е излезена стихозбирката „Молскавици“ од Коле Неделковски (Историјатот и значењето во нашиот литературен развиток),* во кн.: Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја, II, Скопје, 1989, 474–485; Димче Аџи Митрески, *Сеќавања за Коле Неделковски,* во кн.: Сеќавања за настани и за личности од македонското револуционерно движење. Избор, предговор и редакција Кузман Георгиевски, Скопје, 1997, 153-167. Бл. Р.


Панче Неделковски

**НЕДЕЛКОВСКИ, Панче** (Скопје, 24. IV 1912 – кај Кралево, Србија, 11 X 1945) – комунистички деец, воздухопловен капетан на Кралството Југославија, воен командант на НОАВМ и полковник на ЈНА. Завршил гимназија во Скопје, дипломирал на Воената академија во Белград (1934) и станал пешадиски офицер, а потоа ја завршил и Воената воздухопловна школа (1938) и станал воен пилот. Во Априлската војна бил заробен во Сараево и одведен во Германија (6. IV 1941 – првата половина на 1942). По враќањето се вработил во рудникот Радуша (Скопско) и се поврзал со тамошните комунисти. Подоцна станал борец на Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов“ (во летото 1943). Потоа бил повлечен за заменик-командант на ГШ на НОВ и ПОМ (од крајот на 1943 – крајот на војната). Непосредно ги раководел Февруарскиот поход и воените операции во Пролетната офанзива (1944). Со наредба на врховниот командант на НОВ и ПОЈ бил произведен во чин потполковник. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил унапреден во чин полковник (првата половина на 1945) и назначен за началник на Оперативниот оддел при Штабот на воздухопловството на ЈНА во Земун (март 1945). Загинал во авионска несреќа на пат кон Скопје.

ЛИТ.: Боро Кралевски, *Беа, загинаа, останаа,* Скопје, 1969, 102; С. А.: *Спомен-собир.* По повод 40-годишнината од трагичната смрт на Панче Неделковски и Димитар Туриманџовски–Горски, „Нова Македонија“, Скопје, 1985. С. Мл.


Јонче Неделкоски

**НЕДЕЛКОСКИ, Јонче Василев** (с. Боровец, Струшко, 14. I 1924) – интернист-хематолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1972). Медицинските студии ги започнал во Софија, но поради учеството во НОБ и на Сремскиот фронт, ги завршил во Белград. Специјализирал во Скопје, по што го формирал Одделот за клиничка хематологија на Интерната клиника. Од 1970 до 1980 г. го раководел Институтот за хематологија и трансфузиологија. Има особен придонес во оформувањето на трансфузиолошката служба во РМ. Воведува современи дијагностички и терапевтски методи во хематологијата, како и за собирање и користење крв. Основач е и претседател на Секцијата за хематологија и трансфузиологија при МЛД и на Југословенското здружение (1970–1974) и претседател на МЛД (1962). Повеќегодишен уредник на ММП. Објавил повеќе од 250 труда.

БИБЛ.: *Учебник по хематологија*, Скопје, 1979; коавтор: *Интерна пропедевтика*, Скопје, 1963. Сл. М. П.

**„НЕДЕЛНО ВРЕМЕ“** – независен информативно-политички неделник. Издавач е ДОО „Време“. Излегува од 6 XI 2005 г. Директор Александар Дамовски, главен уредник Георги Барбаровски, уредник на „Неделно време“ Зоран Андоновски. Престана да излегува на 24. VI 2007 г. Б. П. Ѓ.

**НЕДЕЉКОВИЌ, Душан** (с. Исаково, Куприја, Србија, 18. V 1899 – Белград, 29. VI 1984) – универзитетски професор по филозофија. Докторирал на Сорбона (1922) и во истата година е избран за доцент на новоотворениот Филозофски факултет во Скопје, во


Душан Недељковиќ

1930 г. станува вонреден професор и работи до 1938 г. кога, поради ширењето на комунистичките идеи, е суспендиран и заедно со група свои студенти-комунисти е депортиран во концентрациониот логор во Билеќа. Близок на Кочо Рацин. Од 1941 г. е активен учесник во НОБ. По Војната е редовен професор на Филозофскиот факултет во Белград (1946–1953), редовен член на САНУ и надворешен член на МАНУ (1974). Со научно-филозофскиот, педагошкиот и револуционерниот ангажман во текот на две децении оставил бележити траги на научниот, културниот и политичкиот живот во предвоено Скопје и извршил влијание врз низа значајни личности во македонската филозофска и научна мисла.

Автор е на голем број расправи, студии и статии од областа на филозофијата и етнопсихологијата. Особено е значаен преводот со неговите коментари на Хегеловата „Логика“ (изд. под наслов „Дијалектика“).

БИБЛ.: *Панкализам и дијалектика,* 1936; *Идеолошки сукоб демократије и фашизма,* 1937; *Леонардо да Винчи,* 1956/57; *Прагматизам и дијалектика,* 1960; *Ламетри,* 1961; *Руѓер Бошковиќ у своме времену и данас,* 1961; *Хуманизам Марксове дијалектике,* 1968; *Лењин и филозофија,* 1969; *Етика,* 1969, *Коста Рацин поет на Револуцијата,* Скопје, 1973; *Историја на филозофијата,* Скопски предавања I, II (Прев., ред. и пог. К. Темков), 1984.

ЛИТ.: D. Grlić, *Leksikon filozofa.* Zagreb, 1982, 292; К. Темков, Поговор кон: Д. Недељковиќ, *Историја на филозофијата,* Скопски предавања II, Скопје, 1984. В. Панз.

**НЕДРВНИ МАТЕРИЈАЛИ ВО ДРВНАТА ИНДУСТРИЈА** – материјали со широка примена во современите производи од примарниот и финалниот комплекс на дрвната индустрија. Се применуваат во технологиите за производство на разни видови дрвени плочи, во градежната столарија, во производството на мебел и кај производите за ентериери. Примената на недрвните материјали посебно е нагласена кај тапетарските производи. Во групата на недрвните материјали влегуваат голем број суровини и полупроиз-

води, од кои позначајни се: природните смоли, вештачките смоли и пластичните маси, стаклото, средствата за глодање, текстилните влакна, кожата, растворувачите и разредувачите, боите и пигментите, средствата за непосредно обојување и белење на дрвото, премачкувачите, лепилата и средствата за заштита на дрвото од биолошки деструктори и оган и др. Б. Ил.



Неофицијалниот орган на ВМРО во Софија „Независна Македонија" (1932-1934)

**„НЕЗАВИСИМА МАКЕДОНИЯ"** (Софија, 1. VII 1932 – 17. III 1934) – дневен весник на бугарски јазик. Главен уредник бил Владимир Толев. По првите два броја бил преименуван во „България", а од бр. 96 пак го добил првичното именување. Во поднасловот прво се декларирал како „дневен весник на македонските Бугари", потоа како „независен македонски дневен весник" и „независен македонски весник". Објавени се вкупно 105 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 296–297; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 86–87. С. Мл.

**„НЕЗАВИСИМОСТ", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Дукејн, Пенсилванија, САД, 22. IV 1922) – организација на македонските и на бугарските доселеници од Дукејн и од околните градови на Питсбург. Биле активни училиштето, библиотеката, клубот, младинската секција и хорот „Родни звуци". Сл. Н.-К.

**„НЕЗАВИСНА МАКЕДОНИЈА", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Сиракјуз, Њујорк, САД, 1923?) – една од најстарите организации на МПО. Во почетокот се нарекувала „Автономна Македонија". Со формирањето на организацијата била формирана и Женска секција што одиграла важна улога во вкупната дејност. Сл. Н.-К.

**НЕЗИРИ, Незир** (с. Вруток, Гостиварско, 5. V 1924) – учител и политички деец. Бил учесник во НОАВМ (од 1943) и член на КПМ (од 1944). Завршил учителска школа. Бил учител и директор на училиште, повереник за градежништво на Општинскиот народен одбор во Гостивар и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ (1970). С. Мл.


Потпишувањето на Нејскиот мировен договор (27. XI 1919)

**НЕЈСКИ МИРОВЕН ДОГОВОР** (27. XI 1919) – договор потпишан меѓу сојузничките и Здружените сили, од една, и Бугарија, од друга страна. Со него била потврдена поделбата на Македонија меѓу Грција, Бугарија и Кралството на Србите, Хрватите и Словенците. Бугарија била присилена да се откаже од Струмичкиот крај и од дел од бугарската национална територија (Царибродско и Босилеградско) доделени на Србија, односно на Кралството на СХС. Со Договорот било утврдено репатрирање на воените заробеници и на интернираните лица, според тоа и тие од Вардарскиот и од Егејскиот дел од Македонија. Сепак, Бугарија прифатила да ги задржи и македонските бегалци во Бугарија. По барање од Грција, Бугарија прифатила во Мировниот договор да се внесе обврзувачка одредба за „доброволно" иселување на етничките малцинства. Со Договорот Бугарија била задолжена да исплати воени репарации во износ од 2.250.000,000 златни франци, со што и објективно биле ограничени нејзините можности за похуман третман на многубројното македонско бегалско население.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори*, I, (1913–1940), Скопје, 2006. М. Мин.

**НЕКРСТЕНИ ДЕНОВИ** – календарски период во христијанската религија, од Божик до Водици. Познати се и како Погани или Ристосови денови. Иако Исус Христос е крстен на триесетгодишна возраст, во народното верување периодот од раѓањето до крштевањето се смета за опасен период за животот и здравјето, не само на детето, туку и на мајката. Затоа периодот од раѓањето до крштевањето на Исус се смета за период опасен за луѓето, време кога се во движење разни „нечисти" сили и кога починатите се во близина на своите домови. Тие денови се карактеризираат со религиозен страв и разни магиски заштити. Заради заштита, не се работат некои потешки работи, а се изведуваат разни дејства за бркање на демоните и болестите, како што се бабарските и русалиските обичаи. Со крштевањето (осветувањето) на водата на Водици се верува дека се парализирани нивните активности. Очигледно е дека се работи за претхристијански обичаи и верувања.

ЛИТ.: Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скопската Котлина*, „Гласник на Етнолошкиот музеј", 1, Скопје, 1960; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови*, 2, Скопје 1988; Марко Китевски, *Македонски празници*, Скопје, 2000. М. Кит.

**НЕКТАРИЈ I** (XVI–XVII в.) – охридски архиепископ (1589). Поранешен велешки епископ, кој дошол на престолот на Охридската архиепископија, најверојатно, по несреќната смрт на архиепископот Варлаам. Во текот на 1598 г. пристигнал во Молдавија по милостина. По две години заминал за Полска. Ја посетил Русија (1604). Пристигнал и во Антверпен. Бил избран за волгоградски архиепископ (25. VI 1613) и повеќе не се вратил во Охрид. По бројни непријатности, бил прогнат. По интервенција на рускиот патријарх Филарет Никетич му било вратено достоинството на волгоградската катедра (1621). Го составил најстариот македонски зографски прирачник. Починал на 3. VI 1626 г.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија /патријаршија/*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски" кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**НЕКТАРИЈ II** (XVI–XVII в.) – охридски архиепископ (1616–1622) не подоцна од 1616 г., најверојатно наследник на архиепископот Атанасиј I по неговото трето архипастирување. Според кажува-

њето на гребенскиот митрополит Сергеј, архиепископот Нектариј II во 1622 г. пристигнал во Москва по милостина.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија /патријаршија/*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.


Нектариј, архимандрит

**НЕКТАРИЈ, архимандрит** (Мендо Најдоски) (с. Селце, Прилепско, 18. X 1960) – архијереј на МПЦ. Завршил Богословија и Богословски факултет во Скопје. Бил замонашен во манастирот „Св. Илија" – Чардак (16. XII 1982), а престојувал и во манастирот „Св. Петка" во Цапари (1981–1985). Бил главен воспитувач во Македонската православна богословија во Драчево (1985–1987) и професор (1987–1990); монах во манастирот „Св. Наум Охридски" во Охрид, прв светинаумски монах (од 1990) и прв игумен на МПЦ архијереј (1993) нехиротонисан (според негова волја). Значајни се неговите преводи на богослужби од црковнословенски јазик.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Жртва пред манастирскиот олтар,* „Весник", Службен лист на МПЦ, XXIV, 1, Скопје, јануари–февруари 1982; истиот, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**НЕМАТОДИ** (*Nematoda*) – ситни вретеновидни црви. Имаат едноставно тело во вид на конец или влакно (*nema*, *nematos* гр. = влакно). Големината на телото им е варијабилна. Живеат во мориња, во копнени води и во почва, а мал број паразитираат на растенија, на животни и на човекот. Регистрирани се околу 10.000 вида, иако нивниот број е значително поголем. Во Македонија се среќаваат ендемични видови нематоди од Охридско Езеро: *Theristus subsetosus* Schneider, *Neochromadora trilineata* Schneider и *Punctodora ochridensis* Schneider.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниште животни*, Скопје, 1991; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.


Акционерското друштво „Неоком", Скопје

**„НЕОКОМ" АД** – акционерско друштво основано во 1990 г. со дејност во областа на информациите и комуникационите технологии и во високото образование. Водечка компанија од оваа област во РМ, која работи преку својот деловен центар во Скопје и претставништвото во Битола. Има широк круг деловни активности, кои опфаќаат: проектирање, асемблирање, одржување и поддршка на хардверска опрема; консултативни услуги; проектирање и изработка на апликативен софтвер; интегрирани решенија за управување со документи и др. Работењето на компанијата е во согласност со стандардот ISO 9001–2000. Др. М.

**НЕОЛИТ** (младо камено време) (6300 до 4200/4000 г. пр. н. е.) – праисториски период во Македонија, во кој егзистирале повеќе културни групи: Велушко-породинската, Анзабегово-вршничката, Малата Трнска Тумба, Ангелци–Зелениково II и др. Досега се евидентирани 200 неолитски локалитети, а нивниот број се должи на поволните природно-географски услови, кои овозможиле интензивен живот на овие простори. Во Пелагонија е позната Велушко-породинската културна група, со четири културни фази. Најпознати населби се: Велушка Тумба, Тумба Породин, Голема и Мала Тумба (с. Трн), Тумба Караmани, Врбјанска Чука, Чука Тополчани, Висок Рид и др. Главни обележја на групата се населбите-тумби, со куќи со четириаголни основи, изградени од дрво и од кал, со сламени покриви, на две води. Карактеристична е луксузната црвена керамика (чинии, амфори, капаци) со бели насликани орнаменти (полумесечини, сигми, искршени агли, точки и др.). Грубата керамика е украсена со барботин налепци. Во неолитот се негувал култот на Големата Мајка, што се рефлектира и во антропоморфната пластика (претстави на жена, шематизиран човечки лик–маска на цилиндри и др.), а од зооморфната пластика се карактеристични претставите на бик, желка, елен, козорог и др. Од Пелагонија неолитизацијата се шири на север и го зафаќа Горновар-

НЕОЛИТ:


Статуетка, Анзабегово


Култна масичка, с. Говрлево


Керамички идол, с. Зелениково


Антропоморфна претстава на керамички сад, с. Дамјан


Антропоморфна претстава, Тумба, с. Маџари

дарскиот регион, Овче Поле, Брегалница и долината на Средна Струма. Тука се формирала Анзабегово-вршничката културна група, со четири интерни фази од ран до доцен неолит. Познати локалитети се: Барутница (с. Анзабегово), Вршник (с. Таринци), Тумба Маџари, Слатина (с. Зелениково), Церје (с. Говрлево), Тумба (с. Стенче), Дамјан, Извор (с. Чашка) и др. Карактеристика на најстарата фаза на оваа група е бело сликаната керамика (мали чинии на плитки нозе и тиквести садови). Во средниот неолит керамиката (најчесто амфори, пехари и др.) се слика со кафеава боја. Грубата керамика се состои од грнци, питоси и чинии со различна големина, често украсувани со барботин. Доминира култот на Големата Мајка (Тумба Маџари и Говрлево), а е откриена и разновидна антропоморфна и зооморфна култна пластика. Керамиката во доцниот неолит е добро измазнета, има висок црн сјај, а често е канелирана. Во раните фази, неолитот во Македонија има културни и хронолошки врски со сескло–културата во Тесалија, во средниот неолит со старчевачката култура, а во доцниот со винчанската и со другите културни групи.

ЛИТ.: M. Garasanin, *Anzabegovo-vrsnička kulturna grupa. Veluško-porodinska kulturna grupa*, Praistorija Jugoslavije, 2, Sarajevo, 1979, 79–114; В. Санев, *Неолитот и неолитските култури во Македонија*, Историја на културата на Македонија, 2, Скопје, 1995, 21–46; D. Zdravkovski, *New aspects of the Anzabegovo-Vrsnik cultural group*, Melange to Milutin Garasanin, Beograd, 2006, 99–110. Д. З.

**„НЕОС ДРОМОС“** („Нов пат“) (Ташкент, СССР, 1956–) – весник, орган на македонската и на грчката емиграција од Грција во Советскиот Сојуз, на грчки јазик и со една страница на македонски. Бил подготвуван од политичкото раководство на бегалците и растуран во сите центри каде што биле сместени. С. Мл.

**НЕПАРАЗИТСКИ БОЛЕСТИ КАЈ РАСТЕНИЈАТА** – болести што се предизвикани од: климатски (недостиг на светлина, екстремни температури, радијација, неповолна влажност итн.) и едафски фактори (недостиг или вишок на минерални состојки, киселост, водно-воздушен режим на почвата и др.), како и од хемизам на околината (прекумерно загадување на воздухот, на водата и на почвата). Овие болести се неинфективни, обично се нарекуваат нарушувања, што значи не можат да се пренесуваат на други локалитети. Иако можат да предизвикаат и угинување на растенијата, сепак тие се главно агенси што ги кондиционираат растенијата за појава на други биотски штетни агенси, создавајќи предиспозиција и за појава на инфекции од патогени организми. Ст. Н.

**НЕПИСМЕНОСТ** – еден од најгорливите општествено-политички и педагошки проблеми на македонското општество. Низа историски, економски, политички и социјални околности придонеле неписменоста да биде постојан придружен проблем на општествениот развој. Непосредно по Ослободувањето, над 60% од населението во Македонија (над 10-годишна возраст) било неписмено. Борбата против неписменоста се водела со: (1) организирање аналфабетски курсеви и (2) преземање мерки за што поцелосен опфат на школскообврзната популација во основното образование и за спречување на осипувањето на учениците. Само во текот на првите 5 години по Ослободувањето (1945–1950) се организирани повеќе од 9.000 аналфабетски курсеви, во кои биле опфатени околу 300.000 неписмени лица. Како резултат на овие и други преземени активности, процентот на неписмените постојано опаѓал. Статистичките показатели ја даваат следнава периодична слика на опаѓањето на процентот на неписменото население: 1948 – 40,3%; 1961 – 24,5%; 1994 – 6,7%; 2004 – 3,9%.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**„НЕПОКОРЕН“** (1. V 1947 – август 1949) – весник, орган на Главниот одбор на НОФ, на македонски јазик. Го издавал Главниот оддел за агитација и пропаганда на НОФ, а главен уредник бил Павле Раковски. Првин бил умножуван на шапирограф, а потоа во печатницата на НОФ. Меѓу другото, имал и рубрики „Наша поезија“ и „Историја на јазикот и литературата“. Бил користен и во новоотворените училишта на македонски јазик. Извесен период издавал и „Билтен“ за операциите на ДАГ.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 147. С. Мл.

**НЕРУДА, Пабло** (Pablo Neruda) (Парал, 12. VII 1904 – Сантјаго, 23. IX 1973) – еден од најзначајните латиноамерикански поети, Чилеанец, левоориентиран. Објавил многубројни збирки песни, а книжевната дејност ја започнал со љубовна поезија. Но брзо се ориентирал кон социјалната тематика на отворен и борбен из-


Пабло Неруда

раз со нагласени надреалистички елементи и станал значаен претставник на ангажираната поезија. Поемата *Шпанија во срцето* (1937) им е посветена на напредните сили на републиканска Шпанија. Најважно му е делото *Сеопшта песна* (1950). Во него авторот со најголем занес пее за минатото и за сегашноста на Јужна Америка и со огорченост над судбината на народот. Во 1970 ја добил Нобеловата награда за литература, а во 1972 Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Песни на залезот,* 1923; *Дваесет песни за љубовта и една за очајот,* 1924; *Сто љубовни сонети,* 1960.

ЛИТ.: Матеја Матевски, *Поезијата на Пабло Неруда,* „Поезија“, ЗИД-НМ, 1972. П. Гил.


Валентина Нестор

**НЕСТОР, Валентина** (с. Пустец, Мала Преспа, Р. Албанија, 16. IX 1971) – лекторка по македонски јазик во Тирана. По завршувањето на основното и средното образование во родното место, дипломирала на Филолошкиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1995) и е избрана за лектор по македонски јазик на Факултетот за странски јазици на Универзитетот во Тирана (1996). Постдипломските студии ги завршила на својот Факултет со магистерската дисертација „Лексички заемки помеѓу македонскиот и албанскиот јазик“ (2003), каде што ја одбранила и докторската дисертација „Албанското лексичко-граматичко влијание врз говорот на Мала Преспа“ (28. VI 2006). Бл. Р.


Нико Нестор

**НЕСТОР, Нико** (Струга, 19. VI 1934) – пливачки маратонец. Завршил Виша школа за надворешна трговија во Белград (1962). Бил член на ПВК „Охридски бранови“ во Охрид. На републичките првенства во пливање освоил 14 први места и поставил неколку републички рекорди (1948–1967). Се истакнал во пливање на долги патеки на Охридското Езеро (1954–1959) и го препливал езерото од Св. Наум до Струга за 11 часа и 28 минути (1958). Го преплива ла каналот Ла Манш за 12 часа и 6 минути (1959). Тој е учесник на меѓународни маратонски натпревари во земјата и во странство. Бил избран за најдобар спортист на Македонија (1959).

ЛИТ.: Александар Радич, *50 години Охридски бранови,* Охрид, 1982; Истиот, *Македонски делфини,* Охрид, 2002. Д. С.

**НЕСТОРИЦА** (X–XI век) – македонски благородник и војсководец од времето на Самуиловото Царство. Пред Битката кај Беласица (1014) царот Самуил го испратил да го нападне Солун, но бил поразен од Византијците. По смртта на Јован Владислав со другите македонски благородници му се предал на византискиот император Василиј II.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.


Димитар Несторов

**НЕСТОРОВ, Димитар Јосифов** (Струга, 23. VI 1890 – Ниш, 6. II 1968) – лекар, револуционер. Завршил медицина во Женева (1921), каде што учествувал во работата на македонските студентски друштва, во борбата за автономна Македонија. Во 1923 г. бил општински лекар во Битола, а од 1934 г. го раководел Антивенеричниот диспанзер. Од 1941 до 1944 г. бил началник на Обласната хигиенска лабораторија, а во 1944 г., како прочелник на Обласниот здравствен оддел, бил избран за член на АСНОМ. Од 25. IV 1945 до 17. IV 1946 г. бил потпретседател на Президиумот на НС на НРМ, а потоа до 31. XII 1948 г. претседател на Президиумот на НС. Бил претседател на Комитетот за народно здравје и социјална политика на Југославија (31. XII 1947 – 3. I 1951), пратеник во Собранието на НРМ и на ФНРЈ, а извршувал и други функции. На 1. VIII 1952 г. бил назначен за лекар во Демир Хисар, а на 15. IX 1954 г. бил поставен за управник во ДНЗ во Битола, каде што останал до 1961 г. Се пензионирал во 1964 г.

ЛИТ.: С. Ковачевски и сораб., *Д-р Димитар Несторов, живот и дело*, Струга, 2004; П. Бојаџиевски, *Здравството во Битола низ вековите*, Битола, 1992, 180. П. Б.


Иван Несторовски

**НЕСТОРОВСКИ, Иван** (с. Тресонче, Дебарско, 17. III 1921 – Скопје, 17. II 1976) – редовен професор на Географскиот факултет – Скопје. Дипломирал и докторирал по геологија на Рударско-геолошкиот факултет во Белград. Покрај педагошката активност на факултетот, каде што држел настава по општа геологија и петрографија, бил еден од пионерите на македонската геологија и многу активен во научноистражувачката дејност од областа на регионалната геологија. Зел учество во изработката на Основната геолошка карта на СФРЈ 1:100.000 (за листовите Охрид, Крушево, Гостивар), а реализирал и повеќе проекти од оваа област.

БИБЛ.: И. Несторовски, *Геолошкиот состав и тектонскиот склоп на теренише на Сува Гора–Осој–Грубчин–долината на Треска*, „Трудови на Геолошки завод на СРМ“, св. 10, Скопје, 1963.

ЛИТ.: „Годишен Зборник на Геогр. фак.“, кн. 24, Скопје. Н. Дум.


Кочо Нетков

**НЕТКОВ, Кочо** (Скопје, 19. IV 1924 – Скопје, 18. X 2004) – режисер, сценарист и снимател. По периодот кога му беа поблиски жанровските форми на хрониката или журналот, уследи фазата на полна творечка зрелост, забележана по драматичните документарни сведоштва во филмовите „По трагите на катастрофата во Маврово“ или „Скопје, 26. VII 1963“. Во богатиот опус од 130 наслови ќе се најдат и елегични теми што нè воведуваат во светот на уметноста. „Охридските трубадури“ или „Вива ла музика“ се вистинска ода на љубовта кон музиката. Не е помалку инспиративна ни потрагата по мотиви од минатото. Носталгичните реминисценции на летописот „Во стариот крај“, евоцирањата на славните страници од историјата во документарецот „Илинден“, филмските есеи „Средовековни фрески во Македонија“ се своевиден пандан на ведрите репортажи со спортски содржини како „Кајак, ‘75“. Г. В.

**НЕУСПЕХ НА ДРЖАВАТА** – теорија што тврди дека државата (владата) не е ефикасна замена за пазарните несовршености, односно дека постојаното посочување на т.н. домени на пазарниот неуспех се претвора во алиби за државното инволвирање во економскиот живот, односно во алокацијата на ресурсите. Во современата економска литература се наведуваат бројни домени на неуспехот на државата, кои имаат јасна потврда и во РМ – и во претходниот и во сегашниот економски и политички систем: владата не располага со целосни информации за економската и социјалната сфера; несоодветните поттици и мотивации ја намалуваат ефикасноста на државата; присутно е растурање на ресурсите во јавниот сектор; има неочекувани реакции во однос на јавните програми; видиците на државата често се краткорочни; постои бирократска неефикасност и бирократска принуда; cost-benefit анализата кај големи инфраструктурни објекти често по-

кажува економска исплатливост, но нивната градба трае долго и е поврзана со појава на неочекувани и скриени трошоци; институциите се неефикасни; државните интервенции во економијата предизвикуваат дисторзии на релативните цени и неефикасна алокација на ресурсите итн.

ЛИТ.: J. Stiglitz, *Principes deeconomie moderne*, 2è edition, De Boeck Universite, Paris – Bruxelles, 2000, 136–141; R. Lipsey, & L. Harbury, *First Principles of Economics*, London, 1992, 236–237; C. McConnell and S. Brue, *Economics – Principles, Problems, and Policies*, Thirteenth Edition, McGraw-Hill, Inc, 1996, 622–625. Т. Ф.

**НЕФОРМАЛНА ЕКОНОМИЈА** – скриените економски активности, т.е. трансакциите што не се регистрираат од страна на официјалната економска статистика и, според тоа, не се предмет на државна регулација и оданочување. Во современата литература од оваа област постои шаренило на поими и дефиниции за неформалната економија. Но, и покрај тоа, многу често се прави разлика помеѓу *сива* и *црна* економија. Кога овие економски активности ги вршат бизниси што не се забранети со закон, меѓутоа, нивните сопственици или воопшто не го пријавуваат остварениот доход за да го избегнат плаќањето на данокот, или го пријавуваат делумно, станува збор за *сива економија.* Од друга страна, кога ваквите активности произлегуваат од бизниси забранети со закон (трговија со дрога, со оружје од неовластени лица, со бело робје, со човечки органи итн.), станува збор за *црна економија.* Неформалната економија е застапена во сите современи економии. Во принцип, таа е поголема во земјите со високо даночно оптоварување и со претерана регулација. Инаку, нејзиното учество во БДП на економиите тешко се утврдува и процените најчесто се апроксимативни – кон средината на 1990-тите години таа во САД и во Велика Британија се проценува на 7%, во Грција на 30%, во Шпанија на 25%, во Италија на 20%, во Јапонија и во Швајцарија на 4%. Во Македонија постои само една покомплексна студија за размерите на неформалната економија, при што процената се однесува на димензиите на оној дел од сивата економија што го опфаќа легалното производство на стоки и услуги, кое е предмет на оданочување и регистрирање во официјалната статистика но кое, од различни причини, останува нерегистрирано и неоданочено. Според авторите, нејзиното учество во ОП на земјата во периодот на висока инфлација (до 1994) надминувало 40%, а во 1996 г. изнесувало околу 35%–36%. Денес процените се различни во различни извори и се движат во распонот помеѓу 30% и 40% во БДП.

ИЗВ.: C. McConnell and S. Brue, *Economics – Principles, Problems and Policies,* Thirteenth Edition, McGraw-Hill, Inc, 1996, 138.

ЛИТ.: В. Кандикјан, М. Петковски и сораб., *Димензиите на сивата економија во Република Македонија*, научноистражувачки проект, Министерство за развој на Република Македонија, Скопје, јули 1997. Т. Ф.

**НЕЧЕВ, Трајко Димитров** (Велес, 10. XII 1926) – ветеринар. Докторирал на В. ф. во Загреб (1965). Научен советник и директор на Ветеринарниот институт. Има објавено 98 научни и стручни трудови. Бил иницијатор за издавање и прв главен и одговорен уредник на првото ветеринарно македонско стручно списание „Македонски ветеринарен преглед“. М. Д. – Ј. Б.


Љубинка Нечева

**НЕЧЕВА, Љубинка Иванова** (Охрид, 25. IV 1930) – спец. по детска и превентивна стоматологија, редовен проф. на Ст. ф. Хабилитирала во 1972 г. Публикувала 135 статии. Била раководител на научни истражувачки проекти и раководител на Клиниката за детска и превентивна стоматологија. Е. М.


Голупка Нечевска-Цветановска

**НЕЧЕВСКА-ЦВЕТАНОВСКА, Голупка** (Кавадарци, 8. IX 1954) – редовен професор, истражувач во областа на земјотресното инженерство. Основно образование и гимназија завршила во Битола. Дипломирала на Градежниот факултет во Скопје (1978), како најдобар студент. Магистрирала (1983) и докторирала (1991) во ИЗИИС во Скопје. Престојувала на повеќе универзитети во светот. Автор и коавтор е на преку 320 научни и стручни труда, објавени во земјата и во странство. Била потпретседател на ДГКМ, член е на Сенатот на УКИМ и на Агенцијата за евалуација. Носител е на повеќе државни награди и признанија. К. Тал.


Петар Нечовски

**НЕЧОВСКИ, Петар** (Ресен, 10. VII 1957) – интерпретатор на македонски изворни и новосоздадени песни. Основно и средно образование и музичко училиште завршил во Охрид, прв степен на Правниот факултет во Скопје и Угостителско-туристички факултет (Група гастрономија) во Охрид. Десетина години работел како организатор во угостителско-туристичките организации во Охрид, а потоа е професионален естраден уметник. Реализирал дваесетина турнеи во Австралија, САД и Канада. Настапувал на многу фестивали во РМ, како и на повеќе меѓународни фестивали во Камбера, Торонто, Амстердам и др. Поголем број аудиопроекти (магнетофонски ленти и ЦД) реализирал за Музичката продукција на МРТ, „Југодиск“ од Белград, за „Сенатор-рекорд“, „Везилка, „Мистер компани“ и др. М. Кит.

**НИЖИ СРЕДНИ УЧИЛИШТА** – в. *стручно образование*


Анастасија Низамова (Мухиќ)

**НИЗАМОВА (МУХИЌ), Анастасија** (Скопје, 17. VI 1948) – певица, мецосопран, првенка на Операта на МНТ. Дипломирала соло-

пеење на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. К. Трпков), а специјализирала во Италија. Дебитирала на оперската сцена на МНТ со улогата на Ненси во операта *Алберт Херинг*. Во МНТ е од 1972 г. Таа е носителка на повеќе од 20 насловни и повеќе споредни улоги од својот фах, во кои демонстрира музикалност и темперамент во сценската изведба. Позначајни улоги: Орфеј *(Орфеј и Евридика),* Керубин *(Свадбата на Фигаро)*, Ацучена *(Трубадур),* Адалџиза *(Норма),* Амнерис *(Аида),* Кармен, Розина *(Севилскиот бербер)*, Мадалена *(Риголето)*, Улрика (*Бал под маски*), Ирена *(Цар Самуил)*. Настапувала и на концертниот подиум со соло-рецитали, во вокално-инструментални дела и во областа на забавната музика – како интерпретатор на џез-композиции и спиритуали. Гостувала во Канада, САД, Полска, Русија. Ф. М.

**НИКАНОР** (Стагира, 360–317 пр.н.е.) – војсководец на Александар III Македонски, внук на Аристотел. Бил испратен кај Хелените (324 пр.н.е.) да го пренесе кралскиот проглас со кој се заповедало да им се дозволи враќање на политичките бегалци. Го командувал гарнизонот на Касандар во Минухиј (319 пр.н.е.) и неговата флота на Босфор, каде што бил поразен Клејтос (318 пр.н.е.). Една расправија со Касандар довела до негово апсење и погубување.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig,1896.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**НИКЕЈА, ДОЛЕНЦИ, БИТОЛСКО** – доцноантички кастрон, јужно од Доленци, на егнатискиот пат, 18 км западно од Хераклеја Линкестидска (Tab. Peut. IV, 1: Nicia). Фортификациската рамка на тврдината (Castra, Parembole), со димензии 125 x 122 м, со 10 потковичести и 4 кружни кули, била оформена во раниот IV в.н.е. Во периметарот е откопан дел од голема базилика со мозаични подови. Неполн километар источно, на локалитетот Суви Ливади, е откопана втора базилика (VI в.), а 1,5 км источно од кастронот (на локалитетот Раменска Тумба) и трета базилика, обете со мозаичен под и со повеќе примери на камени архитектонски елементи од прозорците и од олтарните прегради. Првобитно планиран и оформен како објект од воен карактер (за контрола на егнатискиот пат), во доцната антика кастронот Никеја прераснал во цивилен град во рамките на истото обѕидие.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 330–331; В. Лилчиќ, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за животот по животот*, II, Скопје, 2002, 758–765, 770–773. В. Л.


Локалитетот „Суви Ливади“ во с. Доленци, базилика (VI в.)

**НИКЕЈСКО ЦАРСТВО** (1204–1261) – создадено во Мала Азија по паѓањето на Цариград под власта на крстоносците (1204). Го основал Теодор I Ласкарис (1204–1222). Седиштето на Цариградската патријаршија било пренесено во Никеја. Новата држава ги задржала византиските институции и станала легитимен наследник на Византиското Царство. Најголем подем бил постигнат во времето на владеењето на Јован III Ватац (1222–1254). Тој ги проширил границите на државата, го ликвидирал Солунското Кралство (1246), ги освоил Македонија и делови од Албанија (1252). Никејскиот владетел Михаил VIII Палеолог го обновил Византиското Царство (1261).

ЛИТ.: A. Gardner, *The Lascarids of Nicea. The Story of an Empire in Exile*, London, 1912. К. Аџ.

**НИКЕТИЌ, Божидар** (Сремска Каменица, Србија 18. II 1899 – Скопје, 18. III 1963) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф., еден од првите 19 наставници на новоформираниот Мед. ф. во Скопје, шеф на Катедрата и прв директор на Невропсихијатриската клиника. Успеал од скромното Психијатриско одделение да формира современа Клиника за невропсихијатрија, воведувајќи современи методи на иследување и третман на болните. Ја формирал и Психијатриската болница „Бардовци“ во Скопје. Бил претседател на МЛД (1953), претседател на Сојузот на лекарските друштва на Југославија и доживотен претседател на Невропсихијатриската секција на МЛД, а во еден мандат и декан на Мед. ф. во Скопје. Бр. Н.


Божидар Никетиќ

**НИКИФОРОС, Грегорас** (XIV век) – византиски дипломат и историчар. Патувајќи во дипломатска мисија на дворот на Стефан Дечански и поминувајќи низ тешкопроодни краишта околу реката Струма, слушал како неговите сопатници Словени пеат некакви тажни песни (*трагика мели*) за херојските подвизи на своите народни јунаци, што е сведоштво за народната епска традиција пред познатите циклуси, создадени во отоманскиот период. Грегорас соопштува за убави и складни песни, кои не биле варварски творби, какви што дотогаш познавал на македонска почва. Б. Орт.


Средното општинско училиште „Нико Нестор“, Струга

**„НИКО НЕСТОР“, Средно општинско училиште, Струга** – основано во 1950 г. како средно стручно занаетчиско училиште. Во учебната 1965/1966 г. се трансформира во средно градежно, а од 1979 г. се соединува со Гимназијата во ЦСО „Нико Нестор“ што подоцна се преименува во ДСУ. Учениците се оспособуваат за профилите: градежни техничари за нискоградба, за високоградба и за хидроградба, градежни лаборанти, монтери за сува градба од трет степен и геодетски техничари.

ЛИТ.: *Нико Нестор,. Средно општинско училиште*, монографија, Струга, 2000 г. Р. Д.


Бошко Ников

**НИКОВ, Бошко** (Кратово, 1946) – инженер металург и стручњак за заштита на животната средина. Се школувал во Скопје, каде што и дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Магистрирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1980), а докторирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1995). Кратко работел на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, а потоа во МХК „Злетово" во Велес, а бил и директор на сектор. Подрачја: металургија на обоени метали и заштита на животната средина. Автор е на проекти, елаборати и научни трудови. Св. Х. Ј.


Ристо Никовски

**НИКОВСКИ, Ристо** (Ресен, 13. V 1942) – дипломат од кариера. Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1971). Работел како трет секретар на амбасадата на СФРЈ во Пекинг (1972–1976); прв секретар на амбасадата на СФРЈ во Хавана (1977–1981); советник на амбасадите на СФРЈ во Куала Лумпур (1986–1988) и во Џакарта (1986–1988); вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Обединетото Кралство (1993–1997), во Ирска и во Исланд (нерезидентен, 1994–1997), во Р. Албанија (1998–2002) и во Руската Федерација (2003–2006), советник на Претседателот на РМ (од 2009).

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2006. Т. Петр.


Бранислав Никодиевиќ

**НИКОДИЕВИЌ, Бранислав Воиславов** (Скопје, 12. II 1929) – фармаколог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, долгогодишен директор на Институтот за претклиничка и клиничка фармакологија со токсикологија, продекан и декан (во два мандата) на Мед. ф., директор на УЦМН, претседател на Фармаколошкото друштво на Македонија и претседател на Сојузот на фармаколошките друштва на Југославија. Основоположник на Клиничката фармакологија во Македонија, основоположник и прв в.д. декан на Фарм. ф. во Скопје (1977–1982). Бил гостин-научник во Националните институти за здравство во Бетезда (САД) во интервали околу 10 години, гостин-професор во САД, Јапонија, Финска, Германија, Италија, Словенија, Хрватска, Бугарија. Покрај бројните научни трудови, бил главен и одговорен уредник и автор на неколку поглавја во книгите: „Современа дијагностика и терапија во медицината" (2000) и „Фармакотераписки прирачник" (2006). Бр. Н.


Олга Никодиевиќ

**НИКОДИЕВИЌ, Олга Александрова** (Скопје, 29. III 1933) – физиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, шеф на катедра. Формирала радиоимунолошка лабораторија за одредување на циклични нуклеотиди и сензитивност на рецепторите во РМ. Била гостин научник во националните институти за здравство во Бетезда (САД) околу 10 години (со прекини). Покрај бројните научни трудови, била автор на дел од учебникот по физиологија и на дел од „Современа дијагностика и терапија во медицината" (2000). Бр. Н.

**НИКОДИМ** – охридски архиепископ (1452–1453). Спомнат е во еден натпис на црквата „Вси Свети" во с. Лешани, Охридско (1452). По барање на молдавскиот војвода Александер, го ракоположил Теоксил за молдавски митрополит (1451 или 1453).

ЛИТ.: В. Григорович, *Очерк путешествия по Европейской Турции*, II изд., Москва, 1877, 107; Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Св. Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 66. С. Мл.

**НИКОДИМ ПРИЛЕПСКИ-ТИСМАНСКИ** (Прилепско, XIV – Тисмански манастир, Романија, 1406) – црковен и книжевен деец. Духовното и книжевното искуство го добил на Света Гора. Во втората половина на XIV в. заминал во Влашко (Романија), каде што ги основал првите манастири „Водица" и „Тисмана". Од богатата книжевна активност му е зачувано само едно мошне раскошно илуминирано Евангелие (1404/5), што претставува најстар датиран романски ракопис што се чува во Букурешт (Музеј на уметноста). Архимандритот Никодим умрел во Тисманскиот манастир, каде што бил игумен. Со својата дејност има историска улога во развојот на македонско-романските духовни и книжевни врски на преминот од XIV во XV в.

ЛИТ.: H. Ruvarac, *Pop Nikodim, der erste Klostergrunder in der Walachei*, „Archiv für slavische philologie", XI, 1888, 354–363; E. Lazarescu, *Nicodim de la Tismana si rolul siu in cultura veche romineasci*, Romanoslavica, XI, 1965, str.237–285; И. Велев, *Македонскиот книжевен XIV век*, Скопје, 1996. И. Вел.

**НИКОЛА** (X в.) – македонски благородник, комес, управник на Преспанско-охридската област во времето на цар Петар (927–969), татко на комитопулите Давид, Мојсеј, Арон и Самуил. За неговото управување нема податоци. Починал во Преспа, најверојатно во с. Герман или во неговата близина. Надгробната плоча со неговото име и со имињата на неговата жена Рипсимија и синот Давид била пронајдена во преспанското село Герман (1888), при изградба на црква. Надгробниот споменик го подигнал Самуил во спомен на своите родители и постариот брат. Семејната гробница што ја подигнал Самуил не е пронајдена.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973; Й. Иванов, *Български старини изъ Македония*, София, 1931. К. Аџ.

**НИКОЛА** (Николица) (X – XI в.) – византиски благородник, роднина на Ерменецот Кекавмен, стратегот на Елада. По Самуиловото заземање на Лариса (986) поминал во негова служба, како управник на Сервија. Бил поразен од Василиј II (1003), од кого ја добил титулата патрициј. По неколку дена пребегал кај Самуил, но одново бил заробен, а по неколку години повторно пребегал во Самуиловото Царство и останал лојален до летото 1018 г., кога (во Девол) му се предал на царот Василиј II, а тој наредил да го затворат во Солун. ЛИТ.:

С. Антољак, *Самуиловаша држава, Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1986; С. Пириватрич, *Самуиловаша държава, обхваш и харакшер*, София, 2000. Б. Петр.

**НИКОЛАЈ III** – охридски архиепископ (1486–1502). Спомнат е во житието на цариградскиот патријарх Нифон II во годините 1486/9, 1497/8 и 1502 г.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки сӣисок на ӣоīлавариӣе на Охридскаӣа архиеӣискоӣија (ӣаӣријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 67. С. Мл.


Ванчо Николески

**НИКОЛЕСКИ, Ванчо** (с. Црвена Вода, Охридско, 10. VI 1912 – Охрид, 15. IV 1980) – татко на македонската современа литература за деца и младина. Работел како учител и уредник на детски списанија. Неговите песни и поеми, раскази и романи се исполнети со теми и мотиви од подалечната и поблиската историја на македонскиот народ, со раскошната убавина од фолклорното наследство секогаш се блиски до читателот.

БИБЛ.: стихозбирки: *Македонче*, Ск., 1946; *Школско ѕвонче*, Ск, 1947; *Прва радосӣ*, Ск., 1947; *Мице*, поема, Ск., 1947; *Бабино вреӣенце*, Ск., 1948; *Чуден свеӣ*, Ск., 1952; *Чуден дедо*, Ск., 1964; *Ѕвездени вечери*, Ск., 1973; раскази: *Чудоӣворен кавал*, Ск., 1952; *Приказни од моеӣо село*, Ск., 1964; *Малиоӣ ловец*, Бит., 1970; романи: *Волшебноӣо самарче*, Ск., 1962, класично дело; *Гоце Делчев*, Ск., 1964; *Под виорноӣо знаме*, Ск., 1967. В. Тоц.


Димче Николески

**НИКОЛЕСКИ, Димче** (с. Косел, Охридско, 13. I 1943 – Скопје, 2. IV 1998) – композитор и музички критичар. Работниот век го минува во Радио Скопје, каде што како новинар, остава неколку стотини критики и повеќе авторски емисии, посветени на теми и личности од македонскиот музички живот. Напоредно компонира, главно на полето на камерната и солистичката музика, а се истакнуваат делата: Гудачки квартет (1969), „Четири асоцијации на една народна песна" (1988), „Два бакрорези според Петко Дабески", за глас, виолина и пијано (1989). Автор на поголем број хорски композиции. Б. Орт.


Драган Николиќ

**НИКОЛИЌ, Драган** (Никшиќ, Ц. Гора, 12. XII 1933 - Скопје, 11. XII 2006) – новинар и писател. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Белград. Од 1960 г. дописник на „Борба" од Скопје, уредник за СРМ (1970). Од 1992 г. дописник на „Наша борба" од РМ. Колумнист на „Утрински весник" (1999), во периодот 1994/99 г. основач и уредник на емисијата за српски јазик „Видик" на МТВ. Романи на српски: „Спасувања", „Дим", „Куки", „Улиште", „Црногорска трилогија", зборник на објавени колумни „Што ни се случуваше" (2006). Сценарија за играни филмови: „Убавината на порокот", „Искушување на ѓаволот" и „Во име на народот". Б. П. Ѓ.

**НИКОЛИЌ, Михаило Јованов** (Белград, 7. X 1904 – Белград, 8. XI 1980) – инфектолог, редовен проф. по инфектологија на Мед. ф. во Белград. Во почетокот на 50-тите години на XX век тој ги поставил клиничко-педагошките основи на инфектологијата во Македонија на новоформираниот Мед. ф. во Скопје.

ЛИТ.: *Знамениӣи лекари*, Београд, 2005. Д. С.-Б.

**НИКОЛИЌИ** (XVIII в.) – богато семејство во Војводина доселено од Велес во XVIII век. Во 1772 г. добиле благородничка титула и грбовница со придавката „Велешки" („von Welless"). Теодор имал висок чин во Петроварадинскиот полк. Семејството спаѓало во редот на благородничките семејства Текелии и Стратимировиќи.

ЛИТ.: Д-р Х. Г. Андоновски, *Македонија и Војводина. О неким међусобним везама у ӣрошлосӣи*, „Зборник за друштвене науке МС", 23, Нови Сад, 1959. М. Здр.

**НИКОЛИЦА МЛАДИОТ** (X–XI в.) – војсководец, син на познатиот Самуилов благородник Николица. Го командувал првиот и најхрабар одред македонски војници. По смртта на Јован Владислав (1018), кога започнала агонијата на Самуиловото Царство, во Скопје му се предал на византискиот император Василиј II и бил почестен со титулата протоспатер и стратег.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.


Велимир Николов

**НИКОЛОВ, Велимир** (Скопје, 3. VI 1927 – Скопје 10. VIII 1981) – етнолог, кустос советник во Етнолошкиот музеј на Македонија. Дипломирал на Филозофскиот факултет – Група етнологија во Скопје (1954). Речиси сиот работен век го минал во Етнолошкиот музеј на Македонија, каде што бил раководител на Одделот за народно стопанство. Бил на повеќе студиски престои низ музеите во Југославија и во повеќе европски земји, како и на постдипломски студии во Институтот за меѓународни студии на Универзитетот во Калифорнија. Бил член на Редакцијата на сп. „Македонски фолклор" и на други редакции.

ЛИТ.: Ѓорѓи Здравев, *In memoriam*, „Македонски фолклор", XV, 29–30, Скопје, 1982, 227–228. С. Мл.


Димче Николов, графика

**НИКОЛОВ, Димче** (Битола, 21. II 1953 – Скопје, 30. IV 1998) – графичар, професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје, значаен за афирмацијата на македонската графика на меѓународно поле. Дипломирал (1978) и магистрирал (1980) на Академијата за ликовни уметности во Љубљана. Бил учесник на меѓународни графички манифестации. Создавал апстрактни, лирски третирани знаковни композиции со употреба на црно-бели ефекти (Предел 14, 1979; Предел 22, 1980). З. Ал.-Б.

**НИКОЛОВ, Ѓеорѓи** (Охрид, 1868 – Цариград, 1. III 1938) – лекар, револуционер. Медицина завршил во Цариград, а работел како лекар во Охрид и потоа во Скопје. Активно учествувал во работата на МРО. Во 1905 г. бил лекар во Воден, каде што стекнал бројни непријатели, кои неколку пати се обиделе да го убијат. Во 1907 г. бил осуден на 101 година затвор, а казната ја издржувал во Солун, Родос и Бурса (Мала Азија). По Младотурската револуција бил помилуван (1908) и назначен за лекар во Битола. Учествувал во Балканските и во Првата светска војна. П. Б.

**НИКОЛОВ, Јордан (Орце) Антонов** (Скопје, 7. I 1916 – Владичин Хан, Србија, 3/4. I 1942) – комунистички деец и народен херој. Го изучил кројачкиот занает (1934), станал активист на УРСовите синдикати и член на КПЈ (од 1935). Бил секретар на Подружницата на шивачките работници (во пролетта 1938), секретар на МК на КПЈ во Скопје и член на привременото Биро на ПК на КПЈ во Македонија (1939–1940). Бил организатор на илинденските излети (1940), потоа е уапсен (август 1940) и осуден на две години во Кикинда, Лепоглава и Сремска Митровица, каде што бил член на Затворскиот комитет на КПЈ. На Покраинската конференција (8. IX 1940) во отсуство бил избран за член на ПК на КПЈ во Македонија, а на Петтата земска конференција на КПЈ (Загреб, 19–21 X 1940) и за кандидат за член на ЦК на КПЈ. Со група затвореници, низ прокопан тунел, успеал да избега (22. VIII 1941) и се вклучиле во Фрушкогорскиот НОПО, преку кој се префрлил до Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ во слободното Ужице. Со група партизани, во обид да се префрли во Македонија, наишол на бугарска заседа и по кратка борба загинал. Прогласен е за народен херој на Југославија (29. VII 1945).


Јордан (Орце) Николов

ЛИТ.: Борис Бојаџиски, *Народен херој Јордан Николов-Орце,* Скопје, 1951; Чеда Нешиќ, *Како загина Орце Николов, народен херој, кандидат за член на ЦК КПЈ,* „Нова Македонија", VIII, 2145, Скопје, 1. XI 1951; Илија Зафировски, *Порака од Ужице до Македонија во 1941 година,* „Нова Македонија", XVII, 5279, Скопје, 2. VII 1961, 6; *Орце Николов,* „Трудбеник", XXXIV, 31, Скопје, 28. VIII 1978, 5; Васил Куноски, *Николов Антон Јордан – Орце (1916–1942),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 294–299; *40 години од смртта на Орце Николов*, „Просвета", XXV, 539–540, Скопје, 10. II 1982, 8; Д-р Милош Константинов – Митре Инадески, *Јордан Николов-Орце,* Скопје, 1984. С. Мл.

**НИКОЛОВ, Михаил** (с. Бобишта, Костурско, 25. VIII 1874 – Варна, – 1. VIII 1934) – учесник во Илинденското востание, костурски војвода. Завршил гимназија во Солун (1896), кога станал член на ТМОРО. Бил учител во Дојран, Воден и во Костур и еден од основачите и раководителите на Револуционерната организација во Костурско. Во Илинденското востание бил член на Костурското горско началство. По востанието се преселил во Бугарија, во Варна.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, т. 1, София, 1983. Ал. Тр.

**НИКОЛОВА, Оливера** (Скопје, 11. III 1936) – раскажувачка, романсиерка, драмска авторка, пителка за деца и младина. Завршила Филозофски факултет во Скопје. Работниот век го минала како уредник и драматург во Македонската радио-телевизија. Познат автор за деца како негов летописец на урбаното и безгрижно секојдневје. Во литературата за возрасни е една од најзначајните претставнички на т.н. женско писмо. Историската тематика во романите се прекршува низ личен творечки предизвик, а „Куклите на Росица", 2004, е вреднуван како настан во македонската литература.


Оливера Николова

ДЕЛА: романи: *Тесна врата*, Ск., 1983; *Домашни задачи*, Ск., 1989; *Тромбот*, Ск., 1996; *Адамово ребро*, Ск., 1999; *Вежби за Ибн Пајко*, Ск., 2000; книги за деца и млади: *Зоки Поки*, Ск., 1963; *Мојот звук*, Ск., 1977; *Јубоболки*, Ск., 1988; *Бели стапки*, Ск., 1993. В. Тоц.

**НИКОЛОВИЧ, Хаџи Алекса** (Разлог, 1749 – Будим, 23. III 1802) – трговец и активист во духовниот живот на православните доселеници од Македонија и од соседните земји во Будим и Пешта. Во 1791 г. во Пешта формирале црковна општина, која на негово барање била именувана „Грко-источна грчка и македонска". Тој бил прв претседател на Општината. Бил погребен до северниот влез на црквата.

ЛИТ.: Н. Ничевъ, *Български паметници отъ 18. векъ въ Будапеща*, „Зора", 24, 6938, София, 11. VIII 1946, 6. М. Здр.


Грездан Николов-Камбурски

**НИКОЛОВ-КАМБУРСКИ, Гроздан** (с. Клисура, Горноџумајско, 16. IV 1908 – Горна Џумаја, 20. VIII 1942) – истакнат македонски револуционер, комунист. Прогону-

ван од полицијата и од ВМРО на Иван Михајлов, емигрирал во Кралството на СХС (1925), а оттаму во СССР (1926). Во Одеса завршил Партиска школа, а во Москва Виша партиска школа. Се вратил во родниот крај (1936), станал секретар на Окружниот комитет на БКП за Пиринскиот крај (1937–1941), бил еден од првите партизани. Уапсен (II 1942), осуден на смрт и обесен во Горноџумајскиот затвор заедно со Станке Лисичков и Владо Чимев.

ЛИТ.: Славчо Воденичаров, *Гроздан Николов*, Пирински соколи, София, 1970; *Безсмъртните* 1922/1944, зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София. В. Јот.


Христо Николов-Македонски

**НИКОЛОВ-МАКЕДОНСКИ, Христо** (с. Горно Тодори, Кукушко, 1885 – 5. VII 1916) – ајдутски и четнички војвода, револуционер. Прогонуван од османлиските власти, се одметнал во ајдутство. Со своја чета активно учествувал во ослободителните движења и борби, најпрвин во Српско-турската (1876), потоа во Руско-турската војна (1877–1878), а најпосле и во македонското револуционерно и ослободително движење.

ЛИТ.: *Македонски историски речник*, Скопје, 2000. Ал. Тр.


Стефо Николов Скендер (1855–1902) - војвода на Кресненското востание (1879) и претседател на Народното собрание на Македонија (1880)

**НИКОЛОВ-СКЕНДЕР, Стефо** (с. Бесена, Преспанско, 1855 – Чеган Планина, Леринско, мај 1902) – кресненски војвода, претседател на Народното собрание на Македонија, турски затворник и прединлиденски војвода на ТМОРО. Како 13-годишник тргнува на работа по анадолските гратчиња, а по 8 години се враќа во родниот крај и станува овчар во с. В'мбел. Цела зима во својата колиба го чува комитата Васил Журката. Учествува во убиството на зулумќарот Чолак Реџеп, но е наклеветен и подгонет од Турците, па се одметнува в планина и создава дружина. Се прославува како народен заштитник и уништувач на турските и албанските бабаити. Есента со тешки битки заробува цела турска потера и се префрла во Грција, каде што со грчките востаници се бори во Тесалија. Кога разбира дека во Костурско беснее, пљачка, убива и бесчести кесеџијата Мајљо-бег, тој ја собира дружината и се враќа во Костурско, ги очистува зулумќарите и со придружените војводи Никола Гиза и Михаил Дарда го подготвуваат населението за општо востание. Есента, преку Мариовско и Кочанско, се префрла на презимување во Бугарија. Пролетта одново дружината се собира и го развева знамето по малешевските, мариовските и костурските планини. Учествува во Кресненското македонско востание (1878–79), а потоа станува претседател на Народното собрание на Македонија во Гремен-Теќе (1880). Во 1883 г. заминува во Тиквешко и го ликвидира злосторикот Адем-ага од с. Градец. Има силна битка со потера кај с. Рожден и после кај с. Бапчур. Се префрла во Грција, но тука го обвинуваат за убиство и 13 години лежи во грчки затвор. Во 1900 се враќа во Софија, а во мај 1902 г. одново со чета влегува во Македонија и загинува во битка со силна турска потера кај с. Горничево (Леринско) на планината Чеган.

ЛИТ.: М. К. Цепенковъ, *Войвода Стефо Николов Скендер*, „Македония“, II, София, 12–16. Бл. Р.


Антоние Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Антоние** (с. Смолари, Струмичко, 27. X 1920 – Скопје, 15. IX 1991) – историчар на уметноста, унив. професор и еден од првите македонски ликовни критичари. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Загреб (1952). Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1982), каде што бил професор. Ги истражувал промените од поствизантиското до реалистичкото сликарство (Македонските зографи од крајот на XIX и почетокот на XX в. – Андонов, Зографски и Ванѓеловиќ, Скопје, 1984). М. Б.-П.


Благоја Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Благоја** (с. Владиловци, 2. VIII 1935 – Скопје, 14. IX 1996) – оперски и концертен певец, тенор, првенец на Операта на МНТ. Пеење учел кај проф. К. Трпков, а дипломирал соло-пеење на Музичката академија во Белград (проф. Цвеиќ). Во Операта на МНТ добива ангажман во 1963 г., во која со неколку прекини останува до 1985 г. Во меѓувреме повеќе сезони работи во Швајцарија. Во периодот 1983–1985 г. бил директор на Операта и Балетот на МНТ. Остварил околу 15 насловни улоги од тенорскиот фах, од кои позначајни се: Белмонте *(Грабнување од сарајот)*, Алмавива *(Севилскиот бербер)*, Алфред Жермон *(Травијата)*, Едгардо *(Лучија ди Ламермур)*, Ленски *(Евгениј Онегин)*, Војводата од Мантова *(Риголето)*, Никола Карев *(Илинден)*. Настапувал и на концертниот подиум со рецитали и со учество во изведби на вокално-инструментални дела. Во реализацијата на своите улоги богатиот и топол лирски глас успешно го соединува со сценска игривост и шарм. Се занимавал и со педагошка дејност – бил наставник, професор на Факултетот за музичка уметност, а во два мандата и декан на оваа образовна установа. Како солист гостувал во повеќе земји во Европа и во САД. Ф. М.

**НИКОЛОВСКИ, Боро** (Куманово, 16. VIII 1909 – Скопје, 24. IV 1991) – фармацевт. Дипломирал Фармација во Загреб (1930) и отворил аптека во Струга. Бил член на Здравствениот одбор при Фармацевтскиот актив. Како близок соработник на академикот Ј. Ту-

цаков ја проучувал лековитата флора во Македонија и квалитетот на прехранбените производи. Заслужен е за изучувањето на историјата на здравствената служба во Македонија и автор е на книгата „Прилози за здравствената култура на Македонија“. Л. П.-Т.


Ванчо Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Ванчо Николов** (Неготино, 15. XI 1922 – 17. III 2005) – првоборец и политичар, економист. Основно училиште завршил во родниот град, гимназија во Горни Милановац и Велес, а потоа студирал на Правниот факултет во Белград. Како учесник во НОАВМ ( од 1. V 1941) и член на КПЈ (од февруари 1943), бил уапсен и испратен во интернација во Бугарија (мај 1943 – јануари 1944). Повторно се вклучил во НОАВМ (од 29. VII 1944) како борец, секретар на МК на КПЈ во Неготино и политички комесар на Тиквешкото воено подрачје. По Ослободувањето завршил Виша политичка школа во Белград и Економски факултет во Скопје. Бил секретар на Општински комитет и секретар на Околиски комитет на КПМ, работел во ЦК на КПМ, бил директор на Партиската школа во Скопје, претседател на општинско собрание, потпретседател на околиско собрание, пратеник во Републичкиот совет на Народното собрание на НРМ, член на Републичкиот совет и потпретседател на РО на ССМ, главен уредник на в. „Трудбеник“, член на Главниот одбор на ССРНМ, секретар за индустрија и трговија на Извршниот совет на Собранието на СРМ, претседател на Одборот за општествен план и финансии на Републичкиот совет на Собранието на СРМ. Директор на Сојузната дирекција за материјални резерви, пратеник во Собранието на СФРЈ и потпретседател на Сојузниот собор. По пензионирањето (1987) пројавил жива активност со реагирања на актуелните збиднувања во македонските весници и списанија. Автор е на неколку книги.

БИБЛ.: *Формирање и активност на Месно повеpенство на КПМ во Неготино од април 1943 до септември 1944 година,* Тиквешијата во НОВ 1941–1945. КПЈ-КПМ во Тиквешијата 1939–1945, кн. втора, Кавадарци–Неготино, 1984, 171–184; *Создавањето и активноста на военозадниските органи во Тиквешијата во летото и есента на 1944 година,* Тиквешијата во НОВ 1941–1945. Партизански и воени единици, кн. трета, Кавадарци–Неготино, 1984, 373–385; *НОБ без догми 1941–1942. Критички осврт на досегашната историографија,* Скопје, 1997. С. Мл.


Властимир Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Властимир** (Прилеп, 20. XII 1925 – Скопје, 28. III 2000) – композитор. Еден од најплодните македонски автори на XX век. Создал околу 140 творби за најразлични состави. Особено маркантни се неговите вокално-инструментални композиции (ораториуми, кантати) и неговите оркестарски дела. Сепак, највисоките творечки дострели ги остварил на полето на хорската музика и во делата во кои доминира човечкиот глас. Во целото свое творештво Н. се инспирирал од фолклорот. Неговото композиторско кредо е дека треба да се одбегнуваат радикалните постапки на музичката авангарда од XX век, бидејќи тие се само израз на творечката немоќ и стерилност. Токму затоа неговиот музички јазик е умерен, експресивен, со потпирање на духовното и фолклорното поднебје на Македонија. Се занимавал и со публицистика. Напишал над 30 статии, во кои обработува проблеми главно сврзани со македонското музичко творештво. Во текот на својот богат живот извршувал многу важни стручни и општествени задолженија (директор на Операта, декан на ФМУ, претседател на СОКОМ итн.). Избран е (1981) за редовен член на МАНУ.

ДЕЛА: *Сердарот,* кантата (1963); ораториуми: *Клименту* (1966); *Кирилу* (1969); *Непокор* (1979); три симфонии (1957– 1975); *Концерт за пијано и оркестар* (1978); *Концерт за виолина и оркестар* (1987); *По патиштата,* вокален циклус (1969); *Црнила,* за глас и гудачи (1984); и др. М. Кол.

**НИКОЛОВСКИ, Димитар (Таки Даскалот)** (Битола, 1921 – Ореовска Корија кај с. Ореово, Битолско, 3. V 1942) – политички деец и првоборец. Завршил учителска школа. По капитулацијата на Југославија се вклучил во Националноослободителното движење предводено од македонските комунисти. Бил еден од организаторите на Илинденските демонстрации во Битола (2. VIII 1941). Станал член на КП и прв илегалец во Битолско, учествувал во формирањето на Првиот битолски партизански одред „Пелистер“ кај с. Лавци (IV 1942) и бил избран за политички комесар со партизанско име „Шумски“. Загинал во борбата со бугарските сили на прогонот кај с. Ореово, во Ореовската Корија (3. V 1942). Неговото загинување е опеано во народните песни.


Димитар Николовски (Таки Даскалот)

ЛИТ.: Воислав Кушевски и Светозар Наумовски, *Димитар Николовски-Таки Даскалот (1921–1942)*, Скопје, 1998. М. Мин.


Ѓоко Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Ѓоко** (Куманово, 17. IV 1912 – Куманово, 7. XII 1987) – актер и режисер. Тој е учесник во формирањето на Градскиот аматерски театар во Куманово (1944) и на професионалниот театар (1947). Улоги: Мојсов („Ден за одмор“); Митке („Коштана“); Тартиф, Чорбаџи Теодос во истоимените дела; Аџи Трајко („Бегалка“); Спиро („Поп Киро и поп Спиро“); Јеротие („Сомнително лице“); Замфир („Зона Замфирова“); Судијата („Таква е љубовта“); Калчо („Ивкова слава“); Пол („Трите ангели“) и др. Режии: „Сомнително лице“; „Дубровнички ѓаволштини“; „Мандрагола“ и др. Р. Ст.

**НИКОЛОВСКИ, Илија Дим.** (с. Панчарево, Беровско, 6. VII 1948) – генерал-мајор на АРМ. Основно и средно училиште завршил во Берово, а Воена академија на ЈНА во Белград и во Сараево. Командирската должност ја започнал како потпоручник – командир на вод, а подоцна бил командир на чета и командант на баталјон. Во ЈНА ги завршил Командноштабната академија и Школата за народна одбрана. Бил воен претставник во Амбасадата на РМ во Р. Бугарија и воен претставник на АРМ во Брисел. Бил командант на бригада и командант на корпус, а потоа бил пензиониран (12. XII 2003). В. Ст.


Михајло Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Михајло** (Битола, 28. IX 1934 – Скопје, 20. VIII 1994) – композитор. Музичкото образование го започнува во родниот град, а го продолжува во Скопје. Дипломира на Наставнотеорискиот оддел на Музичката академија во Белград (1960), а во времето на студиите приватно учи композиција кај М. Раденковиќ. По дипломирањето, е директор на Средното музичко училиште во Битола и диригент на хорот „Стив Наумов“. Од 1971 г. е музички уредник во Радио Скопје, а наскоро професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје (до крајот на животот). Бил декан на истата институција. Неговиот опус бележи дела од речиси сите музички родови, меѓу кои се истакнуваат циклусот „Записи“, за висок глас и гудачки оркестар (1975), и кантатата „Македонија“, за низок глас, рецитатор, мешан хор и гудачки оркестар (1984). Б. Орт.

**НИКОЛОВСКИ (Николов, Николиќ, Николаевич), Филип Атанасов** (Цариград, ок. 1882 – ?) – син на печалбари од битолското село Буково, еден од најактивните членови на МНЛД во С.-Петербург (1902–1904). По завршувањето на Српската гимназија во Цариград, од Киев поднесува молба до руското Министерство за просвета (26. VIII 1901) и во септември е веќе запишан на Факултетот за источните јазици во С.-Петербург – врз основа на „правата на припадниците на јужнословенските земји“ и „на полна своја издршка“. Поради смртта на татко му, го моли ректорот (28. III 1902) да му се дозволи да отпатува „во Цариград заради уредување на домашните работи“, но наместо до 15 мај 1902, тој се враќа од Турција на 15 август 1903 г. Бидејќи нема платено школарина, моли да биде префрлен на Правниот факултет во С.-Петербург. По есенскиот семестар, поради неплаќање одново е исклучен. По завршените три семестри на Правниот факултет поднесува молба од Херсон (октомври 1906), „поради крајно неблагопријатните климатски услови за здравјето“, да биде префрлен на Харковскиот универзитет. Иако молбата му е прифатена, уште на 15 декември тој е веќе студент на Казанскиот универзитет.

По задача на МНЛД, како турски поданик, добива пасош „за слободно движење“ и заедно со Н. Ничота патуваат по Македонија. Од писмото на Д. Чуповски до Н. Ничота (17. II 1904) се дознава дека Ф. Н. е активен во Другарството во С.-Петербург и дека „в недела ќе чита [реферат] Филчо (сега тој не е Николиќ, а Николовски) под наслов: ‚Какви причини ги тераат Русите и воопшто патешествениците и етнографите да ги смешуваат Македонските Словени со Србите и со Бугарите’“. Собира фолклорни материјали, па две народни песни („Дали се чуло и разбрало!“ и „Три дни се готвиш да одиш“ од с. Буково, Битолско) се објавени во првиот број на Мисирковото сп. „Вардар“ (Одеса, 1905), како единствен потпишан автор, покрај редакторот.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 237–239; истиот, *Филип Николовски во развитокот на македонската национална мисла и неговите записи на народни песни во Мисирковиот „ВардарР (1905)*, зб.: Фолклорот и етнологијата во Битола и Битолско, МАНУ–ДНУ, Битола, 1981, 683–695. Бл. Р.

**НИКОЛОВСКИ, Тихомир** (Охрид, 22. XII 1940) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1991 до пензионирањето во 2005) по предмети од областа на металните конструкции и испитувањето на конструкциите. Водел повеќе научноистражувачки проекти, а високи дострели постигнал на полето на испитувањето и зајакнувањето на конструкциите, што го препорачало за носител на проектот финансиран од НАТО, со кој се санираа и се зајакнаа голем број мостови во Македонија. Бил претседател на Друштвото на градежните конструктори на Македонија и прв претседател на Сенатот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Љ. Т.


Тодор Николовски

**НИКОЛОВСКИ, Тодор** (Велес, 16. I 1902 – Скопје, 28. I 2002) – драмски и филмски актер и режисер, еден од основачите на Македонскиот народен театар, учесник во НОВ, еден од основачите на драмската група „Кочо Рацин“, формирана на слободната територија во Горно Врановци при Главниот штаб на НОВ и ПОМ. Бил актер во Народното позориште во Скопје (1919–1941) и во Театарот во времето на Втората светска војна (1941–1944). Во Драмата на МНТ оставил многу улоги, некои од антологиско значење. Улоги: Тартиф и Чорбаџи Теодос (во истоимените дела), Манас („Бегалка“), Жика („Сомнително лице“), Поткаљосин („Женидба“), Јусуф („Доходно место“), Актер („На дното“), Велко („Вејка на ветрот“), Гуштанов („Гоце“), Митре („Парите се отепувачка“) и др. Режии: „Народен пратеник“, „Чорбаџи Теодос“ (заедно со Петре Прличко), „Женачка и мажачка“, „Парите се отепувачка“, „Гоце“ (заедно со Димитар Костаров). Настапувал во филмовите: „Мис Стон“, „Мирно лето“, „Мементо“, „Нели ти реков“. Р. Ст.


Вања Николовски -Гумар

**НИКОЛОВСКИ-ЃУМАР, Вања** – (Битола, 13. I 1968) – композитор и диригент. Дипломирал на

диригирање (проф. Ф. Муратовски, 1992) и на композиција (проф. Вл. Николовски, 1993) на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Специјализирал на Конзерваториумот „Николај Римски Корсаков“ во Санкт Петербург (1995–1996). Работи како диригент во МНТ, а соработувал со Македонската филхармонија и со сите позначајни ансамбли во Македонија. Денес живее и работи во Феникс, САД. Неговото творештво се состои главно од камерни и од симфониски дела. Б. Орт.


Саша Николовски-Ѓумар

**НИКОЛОВСКИ-ЃУМАР, Саша** (Битола, 14. IV 1966) – диригент, претставник на помладата генерација високообразовани македонски диригенти. На Факултетот за музичка уметност во Скопје во 1991 г. дипломирал на Одделот за музичка теорија и педагогија, а во 1993 г. диригирање (проф. Ф. Муратовски). Магистрирал (1999) на Софиската музичка академија, а бил на специјализација во С.-Петербург. Имал повеќе настапи со ансамблите на Операта и Балетот на МНТ и со оркестарот на Македонската филхармонија. Уметнички раководител на неколку камерни ансамбли (Света Софија, Камерен оркестар на Музичката младина на Македонија). Гостувал во Бугарија, Романија, Србија. Тој е наставник на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Ф. М.


Илија Николовски-Луј

**НИКОЛОВСКИ–ЛУЈ, Илија** (Прилеп, 7. X 1913 – Скопје, 1973) – педагог и композитор. Еден од првите организатори на музичкиот живот во РМ. Како учесник во НОВ, во 1944 г. формирал хор и дувачки оркестар. Бил директор на Средното музичко училиште во Скопје (1947–1973), каде што истовремено предавал и труба. Како долгогодишен раководител на оваа значајна образовна институција, дал голем придонес во поставувањето и развојот на музичкото образование. Од 1979 г. патрон на Музичко-балетскиот училиштен центар „Илија Николовски-Луј“. Сн. Ч.-Ан.

**НИКОЛОСКА, Мирослава Николова** (Скопје, 30. X 1950) – психолог, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Белград (1974), каде што и магистрирала (1987). Докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1996). Во 1977 г. е избрана за асистент на Институтот за психологија при Филозофскиот факултет во Скопје, а од 1987 год. работи на Педагошката академија „Св. Климент Охридски“ во Скопје, каде што е редовен професор од 2000 г. Учествувала на повеќе домашни и меѓународни научни и стручни собири, а била и координатор на неколку меѓународни проекти од областа на образованието. Автор е на повеќе научни и стручни трудови од областа на психологијата на личноста, моралниот развој и психологијата на образованието.

БИБЛ.: *Психолошките особини на идните наставници* (1997), *Развојна психологија, детство* (2002) и др.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ,Св. Кирил и Методиј´“, бр. 863, Скопје, 15. XII 2004. В. Арн.


Љубомир Николоски

**НИКОЛОСКИ, Љубомир** (Секирци, 2. IX 1947) – ел. инж., д-р на техничките науки, ред. проф. на ЕТФ во Скопје. Претседател на Студ. ком. за материјали за електротехнологија и два мандата претседател на Македонската секција ИЕЕЕ. Обработувал проблеми од областа на електричната изолација, ВН мерења и квалитетот на електричната енергија.

БИБЛ.: *Лабораториски практикум по ТВН* (универзитетски учебник), *Лабораториски работи во ТВН* (скрипта, коавтор Р. Миновски) и *Збирка задачи од ТВН – Бранови процеси на водовите и разводни постројки* (учебно помагало, коавтор Р. Миновски).

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ,Св. Кирил и Методиј – Скопје“, бр. 843, јануари 2004. Др. Р.


Петре Николоски

**НИКОЛОСКИ, Петре** (Прилеп, 24. II 1959) – скулптор којшто во 80-тите години внесува новини во пластичниот израз и во употребата на материјалите. Дипломирал (1984) и магистрирал (1989) на АПУ во Белград. Од 1989 г. живее и дејствува во Англија. Беше претставник на РМ на Биеналето во Венеција (1993). Во мултимедијалните проекти е мотивиран од природното амбиентално окружување со акцент врз ритуалот, митот, архетипското (циклус Простори – Магична шума 1989 – 1999). М. Б.-П.


Томе Николоски

**НИКОЛОСКИ, Томе Петров** (Крушево, 16. IX 1941) – психолог, универзитетски професор. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1965). Магистрирал на Универзитетот Хал, Англија (1974), каде што и докторирал од областа на индустриската психологија (1976). На Филозофскиот факултет во Скопје се вработил во 1970 г., каде што е редовен професор (од 1987) по предмети од областа на психологијата на трудот и статистиката во психологијата. Учествувал во повеќе научноистражувачки проекти. Ги раководел проектите *Македонска ревизија на Векслеровиот индивидуален тест за мерење на ин-*

*телигенција* (1987–88) и *Психолошки фактори на професионалното определување* (1992–94). Автор е на бројни трудови од областа на психологијата на трудот, професионалната ориентација, примената на компјутерската техника во статистиката и др.

БИБЛ.: *Статистика во психологијата,* 1997; *Лугето и занимањата,* 1995, 1996; *Психологија на трудот,* 2000, 2005.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 270. В. Арн.



Александар Никољски

**НИКОЉСКИ, Александар** (Пеќ, 17. III 1937) – архитект, унив. професор. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Скопје (1963), каде што како редовен професор го предава предметот внатрешна архитектура. Се занимава со архитектонско проектирање, посебно со проектирање на ентериери. Проектирал објекти и надвор од нашата држава. Позначајни реализации: мотелот „Македонија“ во Велес (1982), Управната зграда на РИК „Силекс“ во Кратово (1984), индивидуална семејна куќа „СЛУ“ на Водно, Скопје (1999), ентериерно решение за Историскиот музеј на Македонија во Скопје (1986), Реконструкција и внатрешно уредување на хотелот „Дојран“ во Стар Дојран (1993). Се занимава и со публицистичка дејност од областа на индустрискиот дизајн и ревитализацијата на стари простори. Кр. Т.



Звонимир Никуљски

**НИКУЉСКИ, Звонимир** (Куманово, 15. II 1929 – Скопје, 23. VI 1998) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1953). Се занимавал со урбанистичко планирање. Поголем дел од својата професионална активност поминал во Заводот за урбанизам на Македонија и бил негов директор (1958–1989). Како експерт на ООН работел во Перу и во Нигерија. Ги изработил урбанистичките планови на Прилеп (1953), на Крива Паланка (1956) и на населбата „Чаир“ во Скопје (1958); ДУП на градските центри за Струмица, за Куманово, за Тетово и за Струга. Се занимавал и со архитектонско проектирање. Позначајни реализации се: Студентското одморалиште во Охрид и Угостителското училиште во Кичево. Кр. Т.



Метју Нимиц

**НИМИЦ, Метју (Matthey Neimetz)** (Њујорк, САД, 17. IX 1939) – американски дипломат. Специјален пратеник на претседателот на САД Бил Клинтон за Балканот (1994–1995); вклучен во преговорите меѓу Р Грција и Р Македонија (март 1994 – септември 1995); по барање на Сајрус Венс и во согласност со РГ и со РМ е назначен од Генералниот секретар на ОН Кофи Анан за заменик на Венс (претседавач на разговорите РГ-РМ) (14. XI 1997), односно за личен пратеник на Генералниот секретар на ОН (29. XII 1999). Подготвува предлози за решавање на спорот РГ–РМ, обзнанети како официјален предлог на ООН (9. XI 2005).

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Анализа на предлозите на Метју Нимиц за решавање на грчко-македонскиот спор околу уставното име на РМ обзнанети како официјален предлог на ООН на 09.11.2005 година во Њујорк,* Годишник во чест на Стрезо Стрезовски, Правен факултет „Јустинијан Први“, Скопје, 2006. Т. Петр.

**НИЧА, Константин Наумов** (Крушево, 11. III 1922) – хирург. Мед. ф. завршил во Загреб (1952), а специјализација по хирургија во Скопје (1959). Кратко време работел како лекар од општа практика во Крушево, а речиси целиот работен век, до пензионирањето (1987), го поминал на Хируршкото одделение во Битола. Во 1972 станал примариус, а во 1985 г. здравствен советник. П. Б.

**НИЧА-ПРЕНДА, Вера** (Битола, 3. II 1925) – педијатар. По завршувањето медицина (1953) и специјализација по педијатрија во Загреб (1958), работела во Детското одделение во Битола, до пензионирањето (3. II 1985). Во соработка со д-р Д. Вангелов, први во Македонија примениле ексангвино трансфузија во терапевтски цели. Во 1972 г. станала примариус, а во 1983 г. здравствен советник. П. Б.



Никола Ст. Ничота

**НИЧОТА, Никола Стериев(ич)** (Смедерево, 29. I 1880 – Смедеревска Паланка, 11. VI 1950) – член-основач и активист на МНЛД во С.-Петербург и Москва. Син на крушевски печалбари во Смедерево што скоро по неговото раѓање се преселуваат во Солун, каде што тој го завршува основното, а во Српската гимназија во Цариград средното образование. По првата година на Правниот факултет во Белград (1901/02), кога почнува хајката против „македонскиот национален сепаратизам“ и се забранува „Балкански гласник“, Н. ја напушта Србија и се префрла на С.-Петербуршкиот универзитет (8. X 1902). По 20 дена, како „студент по природните науки“, е потписник на основачкиот акт на МНЛД во С.-Петербург. Поради немање средства за плаќање на школарината, тој е „ослободен од Универзитетот“ (28. V 1903). Живее во Словенскиот дом на СПбСБД (15. X 1903) и учествува на предавањата на Мисирков и во подготовката на Уставот на Другарството. По многу молби, добива стипендија од руското МНР и е запишан на Медицинскиот факултет на Московскиот универзитет (18. XI 1903). Од Москва доаѓа во С.-Петербург и како емисар на Другарството се среќава со австроунгарскиот амбасадор, а заедно со *Ф. Николов(ски)* патуваат по Македонија во врска со подготовките за отворање македонски училишта. Се допишува со претседа-

телот на МНЛД Д. Чуповски за формирање другарство и во Москва. Мисирков од Бердјанск (20. VI 1904) пишува: „Ничота ми соопшти од Петроград дека се поврзал со Австриската амбасада во Петроград. Лично амбасадорот гледал со големи симпатии на нашиот план за разрешување на македонското прашање и во таа смисла ѝ пишал на својата Влада, од којашто чекал одговор. Ако ја придобиеме Владата на Австро-Унгарија, како што има изгледи да ја имаме Русија, тогаш лесно ќе ја постигнеме целта“. Како медицинар е ангажиран во Руско-јапонската војна (1905) за сузбивање на пегавиот тифус на фронтот.

По дипломирањето (1909), бидејќи нема право да остане во Русија, се враќа на Балканот. По женидбата во Белград (1910), работи како лекар во српската провинција. Мобилизиран (1915), ја преживува голготата на српската војска преку Албанија и преку Крф и Солун стигнува во Женева (1917). По враќањето (1919) службува во разни места по Србија и Црна Гора и се стационира во Смедеревска Паланка, каде што, сметан како „болшевик“, тешко ја преживува германската окупација.

ДЕЛА*: Речник француских неправилних и непотпуних глагола*, Београд, 1931.

ЛИТ.*:* Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 152–157. Бл. Р.



Планината Нице

**НИЦЕ** – висока планина во РМ што се наоѓа во јужниот дел, а преку чиј срт води границата со соседна Грција. Се протега во правец си–јз, со највисок врв Кајмакчалан (2.520 m), но се истакнува и врвот Нице (2.361 m). Површината на Нице на наша територија изнесува 689 км². На север, од Селечка Планина е одвоена со Скочивирската Клисура на Црна Река, на запад е ограничена со Пелагониската Котлина, на југ во Егејскиот дел на Македонија со Островската (Еродејската) Котлина, а на исток морфолошки се надоврзува на планината Козјак. Во геолошкиот состав доминираат прекамбриските шкрилци, што овозможува да се развијат флувиоденудационите процеси и облици. Нице е една од најбогатите планини со шуми во РМ. Шумскиот појас е претставен со даб, бука и иглолисни шуми. Карактеристично е што од подножјето до највисоките делови се јавуваат сите флористички типови што се среќаваат од Средоземјето до Северна Европа.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Р Македонија*, ПМФ, Скопје, 2003. Т. Анд.

**НИШКА СПОГОДБА** (1923) – договор меѓу Кралството на Србите, Хрватите и Словенците и Бугарија за обезбедување на границата. Дејствувањето на вооружените чети на ВМРО на територијата на Кралството во Вардарскиот дел од Македонија се заканувало да доведе до воен судир. Бугарската влада била присилена да прифати спогодување за обезбедување на границата. Мешаната делегација заседавала во Ниш (1–17. III 1923). Деветте протоколи од заседанијата на Комисијата ја претставуваат Спогодбата за безбедност на границата. Договорните страни се согласиле дека само со непосредно обезбедување на граничната линија не можело да се спречи преминувањето на комитските чети и договориле да преземат длабинско обезбедување и преземање ефикасни мерки за засилување на државната власт во заднината на загрозениот дел од границата за оневозможување на четничко организирање и навлегување. Секоја влада самостојно ги преземала потребните мерки. Со тоа бугарската влада се обврзала да воспостави ефикасна власт во Пиринскиот дел на Македонија и во Кустендилскиот крај, каде што била инсталирана ВМРО.

ЛИТ.: *Македонија во меѓународните договори I (1913–1940),* Скопје, 2006. М. Мин.

**„НОВ ДЕН“** – списание за уметност, наука и општествени прашања. Првиот број излегува во октомври 1945 г. во Скопје под Редакцискиот колегиум во состав: Венко Марковски, Владо Малески-Тале (одговорен редактор), Блаже Конески, Киро Хаџи Василев, Цицо Поповиќ и Димитар Митрев. Излегува секој месец, освен јули и август, до крајот на 1950 г. како орган на Друштвото на писателите на Македонија. Во него се печатат научноистражувачки, книжевноисториски и општествено-политички текстови, како и песни и раскази, а на крајот во рубриката „Културен преглед“ се даваат информации за значајни манифестации, претстави, културни настани, како што е и информацијата за формирањето на првиот Државен универзитет во Скопје (ноември–декември 1946). По неговото згаснување, како еден вид продолжение, во април 1951 г. се јавува списанието „Современост“ со Редакција во состав: Киро Хаџи Василев, Коле Чашуле и Ацо Шопов. В. М.-Ч.




Првото списание за уметност, наука и општествени прашања „Нов ден“ (1945-1950)

**НОВ ДОЈРАН** – населба на западниот брег на Дојранското Езеро. На северозапад со регионален пат е поврзана со Валандово, а на југоисток со Кукуш во Република Грција. Таа е формирана по Првата светска војна, кога до темел бил разурнат Стар Дојран. Населението е со мешан етнички состав. Во 1961 г. овде живееле 1.114 ж., а исто толку (1.100) се регистрирани и во 2002 г. Од нив 1.023 ж. биле Македонци, 27 Срби, 23 Турци, 14 Роми и 11 Албанци. Риболовот, лозарството и туризмот се главни занимања. Во населбата има осумгодишно училиште, неколку трговски и занаетчиски дуќани.

ЛИТ.: Тодор Кондев, *Нов Дојран – изразито рибарска населба и Стар Дојран – туристичка населба*, „Географски разгледи“, кн. 4, Скопје, 1966. Ал. Ст.

**„НОВ ЖИВОТ“** (Струга, мај 1945) – весник, орган на Единаесеттата македонска НО бригада, на македонски јазик. Зачуван е само еден број умножен на гештетнер на 36 страници. Во него се застапени политички, културни, забавни и други содржини, а половината од нив се посветени на 53-от роденден на Ј. Б. Тито.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 447; Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 141. С. Мл.


Новата зграда на НИП „Нова Македонија", Скопје

**„НОВА МАКЕДОНИЈА"** – прв дневен весник на македонски јазик установен како „државен орган-весник" со Решение на Президиумот на АСНОМ од 2–5 септември 1944 г. Во текот на подготовките, во с. Г. Врановци се појавил претходникот на весникот - „Наша хроника" со 11 броја (30 септември - 20 октомври). Првиот број на „Нова Македонија" носи датум 29 октомври 1944 г. Отпечатен бил во илегално дислоциран дел на скопската печатница „Гоце Делчев" во Г. Врановци. Редактор Васил Ивановски. Вториот број бил отпечатен во Битола, а од третиот (22 ноември) се печати и излегува во Скопје. Го подготвувала Агитационо-пропагандната комисија на ЦК на КПМ на чело со Веселинка Малинска. Во првото редакциско јадро биле и уредниците Дејан Алексиќ и Васил Ивановски, репортерите Анѓа Веиновиќ (Џувалековска), Драгољуб Будимовски, Иван Точко, карикатуристот Василие Поповиќ-Цицо и Блаже Конески со членови на Одделението на АГИТПРОП за превод и редактирање. Како врсник, сведок и хроничар, одејќи во чекор со државноста, настаните и развојот, весникот одиграл голема улога во афирмирањето на националното достоинство на македонскиот народ и неговиот идентитет. По ликвидацијата, во декември 2003 г. брендот на „Нова Македонија" го откупил и го продолжил како издавач „ЗОНИК" доел-Скопје. Директор Зоран Николовски, в.д. главен и одговорен уредник Александар Димковски. Потоа како издавач се јавува „НИК Нова принт", директор Ратко С. Лазаревиќ, главен уредник Александар Дамовски, а одговорен уредник Зоран Андоновски. Б. П. Ѓ.

**„НОВА МАКЕДОНКА"** (Положај, Егејскиот дел на Македонија, 1. III 1948 – август 1949) – двојазично месечно списание, орган на Антифашистичкиот фронт на жените Македонки во Грција, на македонски и на грчки јазик. Главен уредник била Уранија Алиломова. Имало цел да го афирмира учеството на жените во Граѓанската војна во Грција.



„Нова Македонка" (1948-1949)

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 147–148. С. Мл.

**НОВА СОЦИЈАЛДЕМОКРАТСКА ПАРТИЈА** – политичка партија формирана при крајот од 2005 г., со отцепување од СДСМ. На парламентарните избори одржани во 2006 г. освои седум пратенички места во Собранието на РМ. Учествува во составот на Владата на РМ, заедно со ВМРО–ДПМНЕ, ДПА, ЛП, СПМ, ДОМ и ПЕИ. Лидер на НСДП е Тито Петковски, поранешен висок функционер на СКМ и на СДСМ.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske političke partije kroz prizmu ideologije*, Beograd, 2007. Ѓор. Ив.


Јосип Новак

**НОВАК, Јосип Јосипов** (Загреб, Р. Хрватска 16. X 1919) – полковник, радиолог, редовен проф. на Мед. ф. (од 1977). Дипломирал на Мед. ф. во Загреб (1942), а специјалистички испит по радиологија положил во Белград (1955). Се усовршувал на ВМА и во Винча на семинари за радиодијагностика, дозиметрија, сцинтиграфија и примена на радиоизотопи. Престојувал во Осло и во Франкфурт изучувајќи дијагностички постапки за рано откривање на малигните тумори и пострадијационите реакции на изотопна и телекобалтна терапија кај пациентите. Ги поставил темелите на експерименталната дијагностичка радиологија. Публикувал над 100 труда и напишал скрипти за радиолошка заштита и за стоматолошка радиологија. Долгогодишен уредник на ММП. Член на Здружението на радиолозите на Западна Германија.

ИЗВ.: *Билтен УКИМ*, 265. К. К.-П.

**НОВАКОВ–ЏОНГАР, Ѓорѓи** (Папрадиште – Велес, околу 1900) – протомајстор. Неговата дејност како градител се одвивала во Македонија, во Бугарија, во Грција и во Србија. Градел главно цркви, конаци и семејни куќи. Во Македонија ја изградил црквата „Св. Петар и Павле" во Папрадиште,


Црквата „Св. Петар и Павле" во с. Папарадиште, Велешко

„Св. Ѓорѓи“ кај Неготино (1880–1866), „Св. Никола“ во Штип (1867) и „Св. Богородица“ во Гуришкиот манастир (1886–1891). Во Бугарија ги изградил црквите „Св. Никола“ во Берковица (1872); „Св. Богородица“ во Лом (1867–1894) и црквата „Св. Спас“ во Софија (1875), урната во Втората светска војна. Градителската дејност на Џонгар ја следиме во Серско и во Солунско (црква во Бер), како и во Србија (црква во Гњилане). Најчеста форма на црквите е трикорабната базилика.

ЛИТ.: К. Томовски, *Македонските мајстори-градители во деветнаесеттиот век*, Скопје, 2006. Кр. Т.



К. Новаковиќ со неговата брошура „Македонија Македонцима! Земља земљорадницима!“ (1924)

**НОВАКОВИЌ, Коста Михајловиќ** (псевд. Драгосавац, Станиќ) (Чачак, Србија, 3. VI 1889 – СССР, 1938) – истакнат комунистички идеолог, приврзаник за самостојна Македонија. На работничкото движење му пристапил во 1903 г. како гимназијалец. Во 1919 г. бил член на КПЈ и заземал раководна функција. Бил пратеник во Парламентот од македонската изборна единица (1919–1920). Во 1924 г. ја публикувал брошурата „Македонија на Македонците, земјата на земјоделците“, која веднаш била запленета, а тој осуден на шестмесечен затвор. Ја осудил распарченоста на Македонија и се залагал за слободна обединета Македонија како фактор за мирот на Балканот.

ЛИТ.: *Европа за Македонија. Истакнати европски интелектуалци за македонското национално прашање (1925–1929)*. Избор и предговор д-р Орде Ивановски, Скопје, 1991. О. Ив.

**НОВАКОВИЌ, Стојан** (Шабац, Србија, 1. XI 1842 – Ниш, 18. II 1915) – српски научник, политичар и државник – министер и премиер на српската влада, амбасадор (Цариград, Париз, С.-Петербург и Лондон), потписник на Лондонскиот мировен договор со Турција (1913); универзитетски


Стојан Новаковиќ

професор и академик; филолог, историчар и историчар на литературата. Еден од идеолозите (по примерот на П. Р. Славејков 20 години пред тоа) за србизиран македонски јазик во учебниците (буквар и читанка), печатени во Цариград (1888–1891), за олеснување на продорот на задоцнетата српска пропаганда во Македонија. Активен застапник на големосрпската теза во политичката полемика околу карактерот и припадноста на македонскиот јазик, фолклор, етнографија и историја.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Улогата на македонскиот јазик во формирањето и развитокот на националната свест (со посебен осврт на „македонизмот“ на Стојан Новаковиќ)*, „Прилози“, XXII, 1–2, ОЛЛН МАНУ, Скопје, 2002, 39–56. Бл. Р.

**НОВАКОВИЌ-ЧАРДАКЛИЈА, Петар** (Леуново – Белград, 1808) – учесник во доброволечките одреди (фрајкори) во Австриско-турската војна во 1788–1791 г. како командир на чета. Учествувал во Првото српско востание и бил доверлива личност и личен пријател на Караѓорѓе Петровиќ. Во дипломатска мисија патувал во Санкт-Петербург и бил член на Правителствујушчиот совет сербски. Посмртен говор му одржал Доситеј Обрадовиќ.

ЛИТ.: Д-р Душан Пантели , *Кочина Крајина,* Београд, 1930; Прота Матеја Ненадовиќ, *Мемоари,* Скопје, 1954. М. Здр.

**НОВАЦИ** – село во Битолско. Се наоѓа во источниот дел на Битолско Поле, од двете страни на Синевирска Река, на надморска височина од околу 580 m. Со регионален пат на запад е поврзано со Битола. Тоа е населено со Македонци (1.283 ж.). Населението се занимава со одгледување житни и индустриски култури или е вработено во рудникот за јаглен „Суводол“ и во термоелектраната „Битола“, кои се наоѓаат во близина на селото. Н. е седиште на општина што зафаќа површина од 75.353 ha и има 41 населено место со 3.549 ж. Во селото постојат осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**НОВГОРОДСКИ (КУПРИЈАНОВСКИ) ЛИСТОВИ** – в. *фрагменти на кирилички старословенски текстови од македонско потекло.*


Ненад Новковски

**НОВКОВСКИ, Ненад** (Крива Паланка, 14. V 1958) – физичар, ред. проф. на ПМФ (2001). Дипломирал на ПМФ (1980), магистрирал на ЕТФ (1985) во Белград и докторирал на ПМФ (1990) со тема за добивање со брза термичка постапка на ултратенки оксинитридни филмови со оптимален диелектричен интегритет. Специјализирал во Лозана. Објавувал трудови за тенките полуспроводнички филмови, соларните ќелии и др., во странски и во домашни списанија. Одржувал настава главно по предметите физика на кондензирана материја и мерења во физиката. Опремил лабораторија за прецизни електрични мерења. Двапати бил избран за шеф на Институтот за физика (1993–1997), и трипати за министер за образование и наука во влади предводени од ВМРО-ДПМНЕ (1998–2002).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 180; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 176–177. В. Ур.


Ново Село, Струмичко

**НОВО СЕЛО** – населба во Струмичко. Се наоѓа во крајниот источен дел на Струмичко Поле, од левата страна на р. Струмица, на надморска височина од околу 235 м. Низ селото поминува магистралниот пат М–6, кој на запад го поврзува со Струмица, а на исток со Петрич во Бугарија. Тоа е населено со Македонци (2.756) и мал

број Срби (11). Населението се занимава со одгледување раноградинарски култури. Н. С. е седиште на општина, која зафаќа површина од 23.783 ha, а има 16 населени места со 11.567 ж. Во селото постојат осумгодишно училиште, здравствена и полициска станица. Ал. Ст.

**НОВООТВОРЕНИ УНИВЕРЗИТЕТИ И ЕКОНОМСКИ ФАКУЛТЕТИ.** Во времето на транзицијата од социјалистичка кон пазарна економија и парламентарна демократија, во нашата земја се основаа неколку нови универзитети, во чии рамки, како организациони единици, работат и економски факултети. Тоа се следниве универзитети/економски факултети: Универзитетот на Југоисточна Европа во Тетово (Штулов универзитет), Европскиот универзитет во Скопје, Државниот универзитет во Тетово, Американскиот колеџ во Скопје, Њујорк колеџот во Скопје, Њујорк универзитетот во Скопје, Факултетот за бизнис и администрација во Скопје, Факултетот за туризам во Скопје, Меѓународниот балкански универзитет во Скопје (во основање), Државниот универзитет „Гоце Делчев“ во Штип и др. Од спомнатите универзитети и економски факултети со својата активност се издвојуваат: Универзитетот на ЈИЕ во Тетово, Европскиот универзитет во Скопје и Државниот универзитет во Тетово. *Универзитетот на ЈИЕ во Тетово* е основан како приватен универзитет (2001). Тој се состои од пет факултети: Правен, Бизнис-администрација, Јавна администрација, Комуникациски науки и технологии и Педагошка и методолошка обука. Исто така, во составот на овој универзитет работат и две виши школи. Покрај додипломските студии, Универзитетот на ЈИЕ организира и постдипломски студии. Во негов состав работат и неколку центри, во кои се реализира научноистражувачка, едукативна и апликативна дејност, како и еден институт од областа на животната средина и здравството. Универзитетот соработува со домашни и со странски универзитети, а посебно со универзитети од САД, Франција, Албанија и од др. земји. Во неговото финансирање учествуваат и ОБСЕ, ЕУ и САД. *Европскиот универзитет во Скопје* е основан како приватен универзитет. Тој постои како еден од следбениците на Факултетот за општествени науки (ФОН) во Скопје, формиран во 2001 г. Имено, во текот на 2006 г. Европскиот универзитет се подели на два дела: Европски универзитет – Скопје и Факултет за општествени науки – Скопје. Во рамките на Европскиот универзитет постојат пет факултети: Факултет за економски науки, Факултет за информатика, Факултет за арт и дизајн, Факултет за јавна администрација и Факултет за комуникологија (комуникации и медиуми). Факултетот за економски науки организира додипломска настава на две насоки: банкарски менаџмент и маркетинг-менаџмент. Европскиот универзитет во Скопје соработува со повеќе универзитети од земјата и од странство. *Државниот универзитет во Тетово* е основан со посебен закон (2004), како висока наставно-научна и образовна институција. Во неговите рамки работат пет факултети: Факултет за природни науки, Економски факултет, Политехнички факултет, Факултет за хумани науки и уметност и Правен факултет. Во тек се подготовките и за организирање постдипломски студии. На овој универзитет работат и три научноистражувачки институти. Во досегашното работење ДУ во Тетово потпишал повеќе договори за соработка со универзитети во земјата и во регионот. Тој соработува и со универзитети од Европа (Словенија, Германија, Швајцарија и др.) и од САД. Универзитетот членува во Унијата на европските универзитети.

ИЗВ.: Интернет и документацијата од одделни универзитети. М. С.

**НОВОТНИ, Љубиша Антониев** (Скопје, 21. VIII 1936) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф., основоположник на современата судска психијатрија во РМ. Мед. ф. завршил во Скопје (1962), специјалистички испит (1969), а хабилитација (1978) од областа на форензичната психијатрија. Во периодот 1964–2001 г. бил вработен на Нервната клиника. Тој е познат судски форензичар и автор на повеќе монографии од оваа област. Напишал повеќе од 100 научни и стручни труда.


Љубиша Новотни

БИБЛ.: *Медицинско вештачење во парнична постапка,* Скопје, 1981; *Судски психијатриски вештачења – деловна способност,* Скопје, 1984; *Судска психијатрија – одбрани теми,* Скопје, 1990; *Судска психијатрија,* Скопје, 1988. Ил. Џ.

**НОРАК** (Norakos) – стар пајонски град. Спомнат кај Стефан Византиски заедно со пајонските градови Амидон, Добер и Бимаз. Други податоци нема, ниту пак е лоцирана неговата местоположба.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**НОРМАНИ** – северногермански (скандинавски) племиња. Преземале пљачкачки и колонизатор-


Универзитетот на ЈИЕ во Тетово


Приватниот факултет за Општествени науки (ФОН) во Скопје


Норманска коњица пред напад (1066)

ски походи, формирале свои држави во Англија (XI–XII в.), Јужна Италија и на Сицилија (1130). Во Македонија навлегувале во XI (1081–1084 и 1096/1097) и во XII в. (1107/1108; а во 1185 – го освоиле Солун).

ЛИТ.: Ch. Gravett, and D. Nicolle, *The Normans: Warrior Knights and their Castles*, Oxford, 2006; T. Rowley, *The Normans*, Gloucestershire, 2004. Б. Петр.


Александар Ношпал

**НОШПАЛ, Александар Тодев** (Скопје, 8. XI 1945) – машински инженер, дипломирал во 1969 г. на Електромашинскиот факултет во Скопје. Магистрирал во 1974 г. на Универзитетот во Ајова, САД, докторирал во 1980 г. на Универзитетот во Белград. Вработен е на Машинскиот факултет во Скопје, а од 1986 г. е редовен професор. Во периодот 1986–1991 г. е заменик на претседателот на Републичкиот комитет за наука, технолошки развој и информатика. Има објавено повеќе од 180 научни и стручни трудови, проекти, студии, рецензии, публикувани во земјата и во странство. Престојувал во повеќе универзитети и научни институции. Тој е член на повеќе професионални здруженија и тела. Сл. А.

**НУМЕРУС** (1975) – списание за популаризација на математиката меѓу учениците од основното образование. Излегува по четири броја годишно (120 броја заклучно со 2005). Прв главен уредник (1975–1990) бил Д. Ковачев (1925–2001). За потребите на математичките школи и натпреварите по математика за основците излезе серија книги под името „Нумерусова библиотека“. Н. Ц.

**НУНКОВ, Константин** (гр. Чирпан, Бугарија, 21. V 1878 – с. Кутлибег, Кумановско, 20. II 1905) – војвода на ТМОРО, Бугарин. Станал член на ТМОРО (1894), а потоа со чета на ВМК (1895) преминал во Македонија и учествувал во Мелничкото востание (1895). Потпаднал под идеите на анархизмот. Четири години бил војвода на чета на ТМОРО во Македонија и Одринско (1900–1904). Во Илинденското востание (1903) предводел чета во Дедеагачко и Гумурџинско. Потоа дејствувал како кумановски околиски војвода. Загинал во борба со османлиската војска.

БИБЛ.: *Взривните веществa и тяхното употребление,* София, 1902.

ЛИТ.: *Македонска ѓалерия. Илинден 1903–1922,* кн. 2, София, 1922, 132; С. Аврамов, Константин Нунков, „Илюстрация Илинден“, № 3, 7–9, София, 1931/1932; *Бугари – соборци на Гоце.* Внуката на Гоце Делчев, баба Лика Чопова-Јурукова кажува за директното учество на голем број Бугари во македонското револуционерно движење, „Гоцеви денови – Песна за Гоце 1981“, VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 17–18. С. Мл.


Сефедин Нуредини

**НУРЕДИНИ, Сефедин** (Куманово, 24. I 1953) – актер. Дипломирал на Отсекот за драмски актери на Високата музичка школа во Скопје (1978). Член и директор на Албанската драма во Театарот на народностите во Скопје (1991–1995) и генерален директор на Театарот на народностите (2000–2003). Улоги: Соколе („Големата вода“); Поручникот („Да се спаси надежта“); Зелкарот („Сурати“); Прометеј (во истоимено дело); Гертнер („Сауна“); Тусен („Дожд во Уертомонто“). Р. Ст.


Џорџо Нурицани

**НУРИЦАНИ, Џорџо** (1892 – Рим, Италија, 1981) – италијански писател, историчар, публицист, новинар. Меѓу двете светски војни живеел во Софија и одржувал бројни контакти со разни кругови од македонската емиграција во Бугарија, поддржувајќи ги тенденциите на ВМРО(Обединета) како водечки фактор во политичките борби во тој период. По Втората светска војна живее во Италија. Автор е на бројни книги за македонското прашање („Македонија вчера и денес“, „Македонскиот гениј низ вековите“ и др.) Во 1967 г., заедно со Наум Китановски, во Рим издал „Италијанско-македонски речник“. Иницијатор е на повеќе проекти во плодната италијанско-македонска културна и политичка соработка. Г. Т.

**НУРКАЧИ** (Podicipedidae) – фамилија на мали, до средно големи водни птици што прават гнезда на водната вегетација и можат да нуркаат на длабочина до 30 метри. Кај нас се регистрирани 4 вида: голем нуркач (Podiceps cristatus), црвеноврат нуркач (Podiceps grisegena), црноврат нуркач (Podiceps nigricollis) и мал нуркач (Tachybaptus ruficollis).


Голем нуркач

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status,* „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. - В. Сид.

**НУРКАЧИ, МОРСКИ** (Gaviidae) – фамилија што опфаќа вкупно четири вида водни птици, кои се гнездат во северните предели, а презимуваат во умерената зона. Кај нас, во текот на зимата се регистрирани два вида: црногушест морски нуркач (Gavia arctica) и црвеногушест морски нуркач (Gavia stellata).

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status,* „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. - В. Сид.

**НУТРИИ** (Myocastoridae) – фамилија средно големи животни од редот глодари (Rodentia). Во Европа и кај нас е присутен еден вид нутрија (Myocastor coypus).


Нутрија

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија,* Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals,* London-San Diego, 1999. Св. П. - В. Сид.

# О

**ОБЕРХОФЕР, Бранко Ј.** (Крижевци, Хрватска 18. XI 1913 – Загреб, Хрватска 4. V 1985) – хирург, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Хирур-


Бранко Оберхофер

шката клиника (1954–1956). Основач на торакалната и кардиохирургијата (1954), извел први операции на срце во РМ. Хирургијата ја поделил по области и создал соодветни оддели, меѓу кои и анестезиологија со интензивна нега. Ал. Ставр.

**ОБЛАГОРОДУВАЊЕ НА ШУМСКИТЕ ДРВЈА** – научна дисциплина што ги проучува и ги разработува принципите и методите за избор и за создавање шумски дрвја и грмушки со подобрени особини, кои со својот прираст, квалитет и естетски изглед ќе ги задоволат потребите на човекот, но и на шумското стопанство, хортикултурата, туризмот, земјоделството и на други стопански гранки. Со облагородувањето на шумските дрвја се менува нивната генетска конституција, така што подобрените генотипови и нивните популации претставуваат облагородени „културни" хибриди или раси. Облагородувањето не е само пронаоѓање и создавање нов генотип или раса туку и нивно проучување, избор и разработка на најпогодна одгледувачка техника. Одгледувачките искуства и сознанијата од разни области на биологијата, посебно од генетиката, се појдовните основи на оваа научна дисциплина. Основните методи на облагородувањето се: селекција, хибридизација и мутации. Со селекцијата се избираат, се конзервираат, контролирано се опрашуваат и се мултиплицираат најдобрите генотипови што ги создала природата во рамките на нивните популации. Селекцијата може да биде индивидуална или масовна. Хибридизацијата претставува вкрстување на индивидуи со различни наследни својства со цел да се добие хибрид со позитивна комбинација на својства. Во зависност од тоа како настанала, хибридизацијата се дели на: спонтана, супспонтана и контролирана, а во зависност од генетската сродност на индивидуите што се вкрстуваат на: внатревидова (intraspecies), меѓувидова (interspecies) и меѓуродова (intergenus). Мутациите претставуваат промени во генетската конституција на индивидуите. Во зависност од тоа како настанале, се делат на природни (спонтани) и вештачки (индуцирани).

ЛИТ.: Александар Андоноски, *Генетика со облагородување на шумските видови дрвја* (учебник), Скопје, 1994. Ал. Анд.


Ватрослав Облак

**ОБЛАК, Ватрослав (Игнациј)** (Целје, 15. V 1864 – Љубљана, 15. IV 1896) – словенечки и австриски славист. Во родното место учел гимназија, матурирал во Загреб, а студирал во Виена споредбена и словенска филологија (1886–1891). Заинтригиран од тезата за македонското потекло на старословенскиот јазик, кон крајот на 1891 заминал за најјужната точка на словенскиот свет – Солун. Со своето истражување успеал да ја потврди македонската теорија, (пр., со присуството на назалните гласови). Освен од Солунско, тој (од номади – сточари) запишал материјал и од Дебарско. Има објавено повеќе работи, но најзначајни се „Македонските студии" што се појавија посмртно (1896). Иако тешко се снаоѓал во мрежата од пропагандите од соседните земји, сепак во книгата се среќаваат и согледувања што индиректно упатуваат на сфаќањето за посебноста на македонскиот јазик.

ЛИТ.: Ватрослав Облак, *Македонски студии* (Драги Стефанија, *Придружна беседа,* 3-12), Љубљ., 1994. К. П.

**ОБЛАЧНОСТА ВО МАКЕДОНИЈА** – облачноста во Македонија се следи визуелно со проценка на покриеноста на небото со облаци во три климатолошки термини во текот на денот, на 34 метеоролошки станици. Облачноста се следи и на 12 метеоролошки станици со професионални набљудувачи секој час, добивајќи дневен од на облачноста. Најголема облачност во текот на годината има во месецот декември со вредности што се движат во граници од 6,0 до 7,0 десетини. Наjведар месец е август со средна облачност од 2,0 десетини во Свети Николе, 2,3 десетини во Струмица, 2,4 десетини во Нов Дојран до 4,4 десетини на Солунска Глава. Најмала облачност има во Гевгелиско-Валандовската котлина со вредност од 4,5 десетини.

ЛИТ.: Ангел Лазаревски, *Климата во Македонија – врнежите во СР Македонија*, „Географски разгледи", кн. 8-9, Скопје 1971; Пеце Ристевски, *Климата во Р. Македонија*, Скопје, 1998. М. З.

**ОБЛЕШЕВО** – село во Кочанско. Се наоѓа во рамниот дел на Кочанската Котлина, од десната страна на Кочанска Река, на надморска височина од 305 m. Низ него поминува магистралниот пат М–5, кој на исток го поврзува со Кочани, а на запад со Штип. Тоа е населено со Македонци (1.131 ж.). Населението се занимава со одгледување индустриски и градинарски култури и ориз. О. е седиште на општина (заедно со с. Чешиново), која зафаќа површина од 13.220 ha, има

14 населени места со 7.490 ж. Во О. постои осумгодишно училиште, здравствена станица, сточен пазар и фабрика за преработка на ориз. Ал. Ст.



Поглед кон езерото Гратче од врвот Јастребник на планината Обозна

**ОБОЗНА** – средновисока планина во источниот дел на РМ со највисок врв Јастребник (1.278 m). Има меридијански правец на протегање север–југ со должина на планинскиот гребен од 9,5 km. Се наоѓа помеѓу Кочанската Котлина на запад и Разловечката Клисура на исток преку која се пробива реката Брегалница, одделувајќи ја Обозна од планината Бејаз Тепе (1.314 m). Од југ со Калуѓерска Река и превалот Обозна (933 m) е одвоена од планината Плачковица, а со превалот Мерилов Рид на север е одвоена од планината Голак. Својот денешен изглед планината го добила со неотектонски движења во крајот на плиоценот и во почетокот на плеистоценот. Геолошкиот состав е претставен со гнајсеви, кристалести шкрилци и гранити. Пошумeноста е слаба, но и пасиштата не се пространи. Т. Анд.

**ОБОЧКИ, Јанко Борисов** (Дебар, 20. X 1935) – хирург, неврохирург, примариус. Бил директор на Градската општа болница во Скопје (1970–1986). Основал Неврохируршко одделение во Градската болница во Скопје (1973). Бил републички (1988–1991) и сојузен министер за здравство (1986–1988). Ал. Ставр.

**ОБРАЗОВАНИЕТО ВО МАКЕДОНИЈА** – процесот на образованието во Македонија има долга историја и разновиден развиток.

**Образованието во средниот век** – првите училишта на словенската црковна писменост и образование во Македонија. Со доселувањето



Т. Серафимовски: Св. Кирил и Методиј

на Словените на македонските простори (VI и VII в.) започнуваат процеси на приспособување на новиот начин на живеење, со воспоставување на односи со староседелците и со Византија. Прифаќањето на христијанството (покрстувањето завршува во IX в.) имало посебно значење за развојот на културата и просветата на македонските Словени. Тоа ја овозможило и појавата на писменоста и на првите училишта, благодарение на солунските браќа Кирил и Методиј и на нивните ученици. Првите училишта на словенската црковна писменост и образование во Македонија се појавиле во втората половина на IX в.. Меѓу најпознатите било училиштето на Климент Охридски, основано во 886 г. во областа Кутмичевица, со средиште во Девол. Се развило во значаен центар за ширење на словенската писменост и култура. Училиштето се состоело од два оддела: елементарен и горен. Во првиот се учело читање, пишување, молитви и црковни песни, а во вториот – делови од христијанското учење, житијата на светците, црковниот ред, проповедите и сл. и се подготвувале свештеници, односно проповедници на христијанското учење. Во обемната работа и благородното дело на Климента му помагале најдобрите ученици. Училиштето го завршиле над 3.500 ученици, кои потоа ја ширеле словенската писменост, отворајќи нови, (в.) *Ќелијни училишта.* Воспоставувањето на Охридската патријаршија, во времето на царот Самуил, кога македонската држава била најголема и најмоќна, позитивно дејствувало врз создавањето на црковната книжевност и во развојот на црковното образование и просвета. До почетокот на XIII в. е создадена богата црковна книжевност (псалтири, апостоли, хагиографии и др.), која сведочела за успешната работа на (в.) *Манастирските ќелијни училишта.*



Раскопки на Плаошник, каде што бил Климентовиот книжевно-културен центар во Охрид

ЛИТ.: Х. Поленаковиќ, *Во мугрите на словенската писменост,* Скопје, 1973. К. Камб.

**Образованието во времето на турската власт** (XV–XVII в.) – период по конечното потпаѓање на Македонија под турска власт (1395), кога можностите за развој на школството и просветата биле мошне неповолни. Животот на македонското население (рајата) бил претворен во борба за самоодржување. Условите за работа на (в.) *Келијнитѐ училишта* значително се влошиле и поради дејствувањето на Цариградската патријаршија, која, како привилигирана институција во Отоманската Империја, го наметнувала грчкиот јазик во училиштата и во богослужбата. Но и во такви услови манастирите успеале да ја зачуваат старословенската писменост и традиција. Тие располагале со сопствени библиотеки и ја продолжувале традицијата на препишувањето стари ракописи и книги. Во XVI и XVII в. во Македонија имало 44 манастири. Укинувањето на Охридската архиепископија (1767) отворило простор за зголемено влијание на Цариградската патријаршија и за силни притисоци врз словенската просветна традиција, организирана по манастирите, црквите и училиштата. Постепено се уништувало сѐ што било словенско. И покрај тоа, ќелијните училишта ја продолжувале својата работа. Постоеле и училишта за муслиманските деца (турски и исламизирани). Оние за почетно образование биле нарекувани мектеби, а училиштата во кои се подготвувал верски кадар за мектебите и за шеријатските судови се викале медреси. Медресите биле средни училишта. Најпознато такво училиште (основано во Скопје во 1440 г.) било Исак-беговата медреса. Во XVII в. во Скопје имало 6 медреси, во Битола 9, во Охрид 2 и по 1 во другите поголеми места.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002. К. Камб.

**Образованието во Македонија во XIX и почетокот на XX век** – посебно значаен период за развојот на школството и просветата во Македонија. Во овој период суштински се менува физиономијата на традиционалното училиште. Општествено-економските промени карактеристични по стоковно-паричните односи, развојот на занаетчиството и трговијата, економскиот подем на македонските градови, зајакнувањето на македонската граѓанска класа, воспоставувањето црковно-училишни општини, како органи на црковниот и просветниот живот, внесуваат битни промени во развојот, содржината и организацијата на училишниот живот. Најзначајна придобивка на овој период е појавата на (в.) *свеѿовни училишѿа,* со настава на македонски народен јазик (средината на XIX в.). Првите световни училишта се отворени во економски најразвиените градови: Велес (1837), Штип (1840), Скопје (1848), Куманово (1852), Тетово (1854) итн. До крајот на седумдесеттите години на XIX в. световни училишта биле отворени речиси во сите македонски градови и во поголемите села. Во 1875 г. во Македонија имало 65 градски и над 150 селски народни училишта. Процесот на развојот на световните училишта го имал следниот тек: понародување на грчките световни училишта; воведување световни предмети и содржини во општинските ќелијни училишта; отворање нови училишта со световна настава. Носители на овие процеси и најпознати преродбенски учители биле: Димитрија Миладинов, Јордан Хаџи-Константинов – Џинот, Рајко Жинзифов, Константин Миладинов, Кузман Шапкарев, Григор Прличев, Димитар Македонски и др. Со развојот на македонските световни училишта се појавиле и првите македонски учебници. Во периодот 1857–1882 биле издадени повеќе буквари, читанки и други основношколски учебници, чии автори биле: Анатолија и Партенија Зографски, Димитар Македонски, Кузман Шапкарев и др. Училишниот живот во Македонија во периодот од 30-тите до 70-тите години на XIX в. се остварувал без постоење на централна училишна власт. За организирањето, работата и управувањето на училиштата се грижеле посебни училишни настојателства или црковно-училишни општини, така што секое училиште се развивало самостојно и слободно (в. *свеѿовни училишѿа; заемни училишѿа; ѓлавни училишѿа*). По Берлинскиот конгрес (1878) школството во Македонија продолжува да се развива под турска власт, но во услови на засилена конкурентска борба на грчката, на бугарската и на српската буржоазија за остварување што поголемо влијание во Македонија, што довело до отворање нови видови училишни установи. Освен основните и главните (прогимназијални), се појавиле и првите средни училишта, неделни и вечерни училишта за возрасни, забавишта итн. Бројот на училиштата значително се зголемува. Само Егзархијата, како главен експонент на големобугарската (санстефанска) политика, на прагот на XX в. (1899/1900) во Македонија под своја контрола имала 781 училиште, од кои 718 основни, 58 полугимназии и 5 средни училишта: 3 гимназии (Солун – машка и женска и Битола) и 2 учителски школи (Скопје и Серез) со вкупно 39.454 ученици, од кои 13.460 во забавишните групи. Се зголемил и бројот на српските и на грчките училишта. По Балканските војни и поделбата на Македонија трите држави (Србија, Грција и Бугарија) спроведуваат политика на одродување и асимилација. Македонските деца во Вардарскиот, Егејскиот и Пиринскиот дел на Македонија биле присилени да учат во училишта на српски, на грчки и на бугарски јазик.


Егзархиското училиште во Куманово (XIX в.)

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзиѿеѿ,* Скопје, 1994; Р. Кантарџиев, *Исѿорија на образованиеѿо и ӣросвеѿаѿа во Македонија,* Скопје, 2002. К. Камб.

**Образованието меѓу двете светски војни** (1918–1941) – период кога во македонските училишта и во другите воспитно-образовни институции во Вардарскиот дел на Македонија се учи на српски јазик, а употребата на македонски книги и на македонскиот јазик е строго забранета. По воспоставу-



Зградата на Филозофскиот факултет, Скопје (1920–1941)

вањето на својата власт во Вардарскиот дел на Македонија, монархистичкиот режим на Кралството СХС (од 1929 г. Кралство Југославија) не признава постоење на македонска нација, македонски јазик, историја и култура. Македонците се третирани како „Срби“, а Македонија како „Јужна Србија“. Просветната политика е подредена на целта за денационализација и асимилација на Македонците. Затоа и раководењето на образованието и училиштата е наполно централизирано. Учителите се државни чиновници. Донесувањето наставни планови и програми, правилници и препораки, употребата на учебници и книги, назначувањето и отпуштањето на учителите, како и платите на учителите се во надлежност на Министерството за просвета. Образовниот систем е политички детерминиран и неразвиен. Бројот на неписменото население е огромен, над 50%. Предучилишното воспитание речиси воопшто не е застапено. Средното образование, како во однос на мрежата, така и во однос на структурата, исто така, останува неразвиено. Освен гимназиите (полни и нижи), постојат само неколку средни стручни училишта. Во областа на високото образование дејствува само една институција – Филозофскиот факултет во Скопје, отворен во 1920 г., а образование на возрасните се остварува главно преку неколку (в.) *народни универзитети.* Се смета дека најповолен развој образованието во Македонија меѓу двете светски војни е достигнат во учебната 1939/40 г., за што сведочат следниве статистички податоци: – предучилишно воспитание: 25 забавишта со 1.611 деца; основни училишта: 850 со 1.808 паралелки, 95.010 ученици и 1.561 учител; средно образование: 41 училиште со 12.605 ученици, од тоа: нижи стручни училишта 22 со 2.180 ученици; средни стручни училишта 4 (2 трговски академии, медицинско училиште и учителска школа) со 885 ученици, 27 паралелки и 60 наставници; гимназии 15 (6 полни) со 9.540 ученици, 237 паралелки и 397 наставници; – образование на возрасните: 67,5% неписмено население над 10-годишна возраст (според пописот од 1931).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.



Образованието во времето на НОБ - Првите училишта на слободната територија (1943)

**Образованието во времето на НОБ** (1941–1944) – период во кој просветно-образовната дејност има специфичен карактер. Народноослободителната борба не била само борба за ослободување од фашистичките окупатори, туку и борба за национално и социјално ослободување, за подигање на образованието и на културното ниво на населението. Просветно-културната активност во времето на НОБ имала специфичен карактер, не само поради огромниот број неписмени, туку и поради тоа што по Балканските војни употребата на мајчиниот македонски јазик била забранета. Затоа и борбата за афирмација на македонскиот јазик добила приоритетно место. Неписмените борци учеле да читаат и да пишуваат, слушале политички предавања, го читале партизанскиот печат. Се работело и на описменување и на образованието на населението.



Првото училиште на македонски јазик во НОБ во селото Подвис, Кичевско (септември 1943)

Се организирале разновидни активности и народот се запознавал со македонската историја, географија, со новите политички определби. По капитулацијата на Италија и воспоставувањето на народната власт на слободните територии во Западна Македонија се отворени (есента на 1943) првите партизански училишта на мајчин македонски јазик (Подвис, Осој, Гари, Издеглавје, Слатино, Оздолени, Ботун, Ново Село, Долно и Горно Средоречје и Дебар). При Главниот штаб на НОБ и ПОМ се формира и посебен Просветен реферат на чело со Петар Богданов-Кочко. Почетоците на конституирањето сопствен национален систем на образованието се забрзани по одржувањето на I заседание на АСНОМ како државноправен облик на македонската државност (2 август 1944). На заседанието е донесено решение со кое македонскиот се прогласува за службен јазик во Македонија, што значи и за наставен во училиштата. Формирано е и посебно Поверенство за просвета на чело со проф. Епаминонда Поп Андонов. Президиумот на АСНОМ, заедно со Поверенството за просвета, донел повеќе одлуки и упатства за дефинирање на современата македонска азбука, на граматиката на македонскиот јазик, на наставните планови и програми, прирачниците и учебниците, организирањето аналфабетски курсеви, обезбедувањето учителски кадри, оспособувањето

просторни услови за наставна работа, а го покренува и прашањето за отворање универзитет во Скопје. Благодарение на преземените мерки и активности многу основни училишта ја започнуваат својата работа уште пред конечното ослободување на Македонија.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**Образование на возрасните** – воспитно-образовна дејност за развивање и задоволување на образовните потреби на возрасните лица. Како компонента на (в.) *перманентното образование*, образованието на возрасните е мошне флексибилна активност, која во себе ги опфаќа како социјалногрупните, така и индивидуалните форми на учење. Во Македонија вакви активности се забележуваат уште во времето на св. Климент Охридски (IX и почетокот на X в.), но поорганизиран карактер добиваат во втората половина на XIX в.: читалишта, книжарници, вечерни и неделни школи и сл.; меѓу двете светски војни овој вид образование во Вардарскиот дел добива институционален облик во (в.) *народните универзитети.* Образованието на возрасните посебно значење има по ослободувањето на Македонија. Огромниот број неписмено и необразовано население (над 60%) придонесува, во годините по Ослободувањето, образованието на возрасните да добие карактер на масовно народно просветување. Најраспространети форми на оваа активност се аналфабетските курсеви (в. *неписменост* и *вечерни школи).* Придобивка на овој период се (в.) *работничките универзитети,* како институции за интегрално образование на возрасните. Значајна улога имаат и центрите за стручно образование и усовршување на возрасните, како и повеќе основни и средни училишта за возрасни (1960/61 г. работеле 108 основни и 97 средни училишта за возрасни). Во денешни услови образованието на возрасните е свртено главно кон формите на преквалификација, за учење на странски јазици и за компјутерската обука (в. *андрагогија; просвета*).

ЛИТ.: К. Камберски, *Образованието на возрасните во Македонија по ослободувањето,* „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", Скопје, 1995, 19-31. К. Камб.

**Образованието по ослободувањето на Македонија** (1945–2005) – период во кој воспитанието и образованието во Македонија бележат изразито динамичен развој. За само неколку години по завршувањето на војната, иако во мошне отежнати услови, беа удрени темелите на националниот воспитно-образовен систем, почнувајќи од предучилишното воспитание, па сè до образованието на возрасните. Најзначајни промени се остварени во поглед на достапноста на училиштата на сите деца, младинци и возрасни, без разлика на социјалната положба, на националната и на верската припадност. Во рамките на новата ориентација, веднаш по ослободувањето, училиштата се издвојуваат од црквата, а сите приватни и црковни училишта (освен оние што подготвуваат свештенички кадри) се укинуваат, односно е извршено поопштествување на воспитно-образовниот процес. Тоа се рефлектира не само во односите држава – општество – образование, туку и во организацијата на воспитно-образовната дејност (работата на училиштата, местото и положбата на учениците и на наставниците во образовниот процес, итн.) што ги детерминира и сите подоцнежни промени на образовниот систем. Глобална карактеристика на развојот на образованието по Ослободувањето е брзото и постојано зголемување на бројот и на видовите воспитно-образовни установи и на образовниот опфат на децата, младите и возрасните, што резултира со постојано подобрување на образовната структура на населението.



Хидро-биолошкиот институт, Охрид

Првите години по Ослободувањето посебно внимание се посветува на борбата против неписменоста и на развојот на (в.) *основното образование и воспитание.* Веќе во првата слободна учебна 1945/46 г. работеле 1.057 училишта со 124.712 ученици. Со Школската реформа од 1958 г. се воведува единствено осумгодишно основно училиште, задолжително и бесплатно за возрасната популација од 7 до 15 години, со општообразовен карактер, кое до денес претставува темелна структура на образовниот систем. *Предучилишното воспитание и образование,* исто така, бележи значаен развој, претставува составен дел на глобалниот воспитно-образовен систем, иако не е задолжително. Средното образование до Школската реформа (1958) се остварува на две нивоа: (в.) *нижи средни училишта* и *средни учи-*

25 докторски студии | после дипломски студии
24 магистерски студии
23 специјалистички студии
22
21 додипломски студии
20 ВИСОКО ОБРАЗОВАНИЕ
19
18 гимназиско образование | уметничко образование | стручно образование
17 | образование на возрасн.
16
15 СРЕДНО ОБРАЗОВАНИЕ
14
13 предметна настава
12
11
10
9 одделенска настава
8 ОСНОВНО ОБРАЗОВАНИЕ
7
6 подготвителна настава
5
4
3
2 ПРЕДУЧИЛИШНО ВОСПИТАНИЕ
1

задолжително (6–14) | основно образование за возрасни | специјално образование

Гафички приказ на актуелниот образовен систем во РМ

*лишта*, а потоа сите добиваат статус на средни училишта, но со различна положба и значење. Средното училиште доживува радикални промени со реформата позната како (в.) *насочено образование,* а од учебната 2008/09 г. и тоа е задолжително. Најдинамичен и најекспанзивен развиток доживува (в.) *високото образование.* Во областа на образованието на возрасните посебно место имале (в.) *народните* и *работничките универзитети*. По осамостојувањето на Македонија, развојот на системот на воспитанието и образованието е во фаза на постојани, но и недоволно дефинирани промени, во настојувањата да се одговори на транзициските предизвици. Една од позначајните промени е можноста за отворање приватни училишта и (в.) *универзитети.*

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**Образовен опфат** – процент на вклученост на соодветната возрасна популација во предучилишното, основното, средното и високото образование. Податоците за образовниот опфат се значаен индикатор за проценка на карактерот, функционирањето и ефикасноста на образовниот систем. Во поглед на образовната опфатеност, по осамостојувањето на Македонија, најнеразвиено е предучилишното воспитание и образование. Во 2004 г. во предучилишните установи биле опфатени 36.177 деца, односно 20,43% од предучилишната популација. Само во годината пред поаѓање на училиште (6-годишна возраст) опфатот изнесувал 82,23%. Бројот на учениците опфатени во основното образование бележи постојано опаѓање, што првенствено е последица на демографските движења, но и на други фактори: во 1991/92 г. во основното образование биле опфатени 261.127 ученици, во 1995/96 – 259.515, а во 2001/02 – 242.707. Опфатеноста на популацијата пак, од 86,2% во 1994 г., во 2001/02 г. е зголемена на 92,5%. Прецизни податоци за вклученоста на популацијата од 15 до 19 години во средното образование не постојат, но од 2008 г. тоа е законски задолжително.

Според некои податоци, во 1994 г. во средното образование биле опфатени 44,3%, во 2002 – 69,5%, а во 2005/06 – вкупно 96.120 ученици. Високото образование бележи континуирано зголемување на бројот на студентите. Од 5.577 студенти во учебната 1954/55, односно од 37.499 студенти во учебната 1974/75 г., во 2004/05 г. бројот на студентите е зголемен на 61.556 (3.043 студенти на 100.000 жители).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994; Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија,* Скопје, 2002. К. Камб.

**ОБРАЗОВНА СТРУКТУРА НА НАСЕЛЕНИЕТО** – бројот и процентот на населението над 15-годишна возраст (порано над 10) со училишна или стручна подготовка, на ниво на целата земја (утврдени со пописите). Образовната структура на населението може да се следи и според други статистички параметри: пол, невработеност, активно население, националност и сл. Образовната структура претставува значаен индикатор на општествениот развој, но и на потребите на идниот развој. Слободна Македонија наследи мошне неповолна образовна структура на населението, со многу висок процент на неписменост. Сликата на образовната структура на населението во Македонија, прикажана во два одделни периода, ги дава следните карактеристики:

**Образовната структура на населението во Македонија**

1.

| 1948 | На возраст над 10 години | 1961 |
|---|---|---|
| 48,8% | Без школска подготовка | 28,1% |
| 40,5% | Со I-IV одделение ОУ | 46,9% |
| 8,3% | Со V-VIII одделенија ОУ | 18,4% |
| 2,2% | Со средно образование | 5,5% |
| 0,2% | Со високо образование | 1,1% |
| 100% | Вкупно | 100% |

Извор: Статистички годишник на СРМ 1968

2.

| 1994 | На возраст над 15 години | 2004 |
|---|---|---|
| 6,76% | Без образование | 3,85% |
| 18,53% | Со недовр. основ. образо. | 10,77% |
| 33,41% | Со основно образование | 34,77% |
| 32,44% | Со средно образование | 40,09% |
| 8,86% | Со високо образование | 10,52% |
| 100% | Вкупно | 100% |

Извор: Државен завод за статистика

Според податоците за одделните периоди, јасно се забележуваат промените и нивната динамика, но и фактот на сè уште неповолното образовно ниво на населението. Во 2004 г. близу половина од населението (49,39%) било без или со оформено основно образование, а само малку над 10% со вишо, високо или факултетско. Образовната структура, пак, на вработените покажува дека без образование и со непотполно основно образование биле 5,4%, со основно образование 20,9%, со средно 58,7% и со високо 15,0% од вработените. Кај невработените најголем процент се јавува во категоријата средно образование, дури 54,2%.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**ОБРЕДНИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – едни од најстарите народни песни. Тешко е попрецизно да се определи кога настанале. Сепак, според некои содржини во стиховите (синкретски, пагански, христијански) можат приближно да се насетат корените на опеаните мотиви, почнувајќи од паганството. Во нив дошле до израз разните верувања на човекот во постоење на натприродни сили, особено верувањето во магиското дејство на зборот. Обично се поврзани со некои празници од народниот и црковниот календар (Бадник, Божик, Василица, Велигден, Ѓурѓовден, Иванден и сл.), со обредите за спречување на елементарни непогоди или за измолување дожд (додолски), а посебна група претставуваат песните поврзани со некои моменти од човековиот живот – раѓање, свадба (свадбени песни), смрт (тажачки песни) и сл.



Свадбарска народна песна во изведба на Ансамблот за народни ора и песни „Танец", Скопје

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (Обредни песни),* Скопје, 1997; истиот, *Македонска народна лирика (митолошки, трудови, семејни, хумористични, љубовни песни),* Скопје, 2000; *Македонска народна лирика.* Избор, редакција и предговор д-р Марко Китевски, Скопје, 2002. М. Кит.

**ОБРЕМБСКИ, Јозеф** (Теплик, Украина, 18. II 1905 – Холис, САД, 28. XII 1967) – полски и американски етнолог и социолог, предавач и професор на повеќе универзитети во Полска и во Америка. Своето средно образование го започнал во Варшава, а матурирал (вонредно) во Краков (1926). Студирал на Краковскиот универзитет под раководство на еден од најпознатите полски и словенски етнолози Казимјер Мошињски. Водел самостојни теренски истражувања на Балканот, меѓу другото и во Македонија (1927–1928). Ја


Јозеф Обрембски

проучувал материјалната култура, со посебен интерес за земјоделството и ловџиството. Во 1930 г. се здобил со титулата магистер по словенската етнографија и општа етнологија. Докторирал во Лондон (1934) кај познатиот социолог Бронислав Малиновски. Престојувал во Македонија (во Порече), каде што водел теренски истражувања (1932–1933), сврзани со народната култура на Македонците. Собрал богат фолклорен и етнографски материјал што подоцна му послужил за изработка на неговите научни трудови, некои од нив објавил во периодот меѓу двете светски војни и по Втората светска војна. Оставнината на македонски јазик беше објавена во Скопје (2000–2003). Неговите трудови пополнија голема празнина во етнолошките и социолошките проучувања кај нас. За македонската наука од голема важност се и неговите погледи во однос на националната свест на Македонците. Како редок странски научник од периодот пред Втората светска војна, го користи националното име на Македонците и пишува за македонскиот јазик, за македонската култура, за македонската митологија, за македонскиот религиозен пантеон, за македонскиот ритуал, за македонските магиски ритуали, за македонската црква и сл.

БИБЛ.: *Фолклорни и етнографски материјали од Порече*, I, Скопје-Прилеп, 2001; *Македонски етносоциолошки студии*, II, Скопје-Прилеп, 2001; *Македонски етносоциолошки студии*, III, Скопје–Прилеп, 2002; *Порече 1932–1933*. Главен и одговорен уредник: Танас Вражиновски, уредници: Ана Енгелкинг, Џоел М. Халперн, Прилеп. Варшава, Скопје, 2003; *Czarna magja w Macedonji*, „Kurier Literacko-Naukowy“, 23. IV 1934, Kraków, VI-VIII; *System religijny ludu macedońskiego*, „Kurier Literacko-Naukowy“ № 24, 15. VI 1936, XIII-XIV, № 26, 29. VI 1936, XI–XII, № 28, 13. VII 1936, XI–XIII, № 29, 20. VII 1936, XI–XII, № 30, 27. VII 1936, XIII; *Ritual and Social Structure in a Macedonian Village*, ed. By Barbara Kerewsky-Halpern and Joel M. Halpern, International Area Studies Programs, University of Massachusetts at Amherst, 41 pp.

ЛИТ.: Танас Вражиновски, *Научниот придонес на Јозеф Обремски во проучувањето на народната религија на Македонците*, Miejsce Macedonii na Balkanach, Historia – Polityka – Kultura – Nauka. Под редакција на Ireny Satwowy-Kawki, Wydawnictwo Uniwersytetu Jagiellońskiego, Kraków, 2005, 259–269; истиот, *Lecznictwo ludowe w regionie Poreća (Macedonia) w bodaniach J. Obrębskiego*, Horizonti antropologii kultur, Tom w darze dla Profesora Zofii Sokolewicz, Insytut Etnologii i Antropologii Kulturowej Uniwersytetu Warszawkiego, Warszawa, 2005, 255–264; истиот, *Macedońskie materiały folklorystyczne Józefa Obrębskiego*, Regiony Granice Rubieże, Tom w darze dla Profesora Mariana Pokropka, Instityt Etnologii i Antropologii Kulturowej Uniwersytetu Warszawkiego, Warszawa, 2005, 249–259; истиот, *Józef Obrębski i macedonska etnografia*, Sprawy narodowościowe, Seria nowa, R. 2006, z. 29. W stuleciu urodzin Józefa Obrębskiego, Numer specjalny pod redakcją Anny Engelking, Poznań-Warszawa, 2006, 53–62; Танас Вражиновски, Владимир Караџоски, Соња Јовановска-Ризоска, *Јозеф Обремски – значаен истражувач на народната култура на Македонците*, Матица македонска, Скопје, 2006, 5–264. Т. Вр.


Естреја Овадија-Мара

**ОВАДИЈА – МАРА, Естреја Хаим** (Битола, 25. XII 1923 – пл. Кајмакчалан, 26. VIII 1944) – народен херој од НОАВМ, Еврејка. Како активистка на Еврејското хуманитарно друштво „Визо“, заминала на работа во Белград (1938), каде што станала член на СКОЈ и учествувала во мартовските демонстрации (1941). Наскоро се вратила во Битола (мај 1941) и се вклучила во подготовките за вооруженото востание. Како член на КПЈ (од 1942), непосредно пред депортацијата на македонските Евреи, се илегализирала (10. III 1943), а потоа заминала првин како борец на НОПО „Даме Груев“ (5. IV 1943), потоа во НОПО „Гоце Делчев“ и во други единици на НОВ и ПОМ. При формирањето на Третата МНОУ била назначена за заменик политички комесар на чета, а при формирањето на Седмата македонска НО бригада (22. VIII 1944) за политички комесар на баталјон. Загинала во борба со бугарските окупаторски сили. Прогласена е за народен херој на Југославија (11. X 1953).

ИЗВ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945*, Скопје, 1976.

ЛИТ.: Александар Поповски, *Естреја Хајма Овадиј –Мара (1921–1944),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 120-125; *Естреја Хајма Овадија-Мара (1921– 1944),* „Млад борец“, XXXII, 13, Скопје, 23. IV 1975, 17; Д-р Стојан Ристески, *Естреја Овадја-Мара,* Горњи Милановац, 1978. С. Мл.


Овесни класови

**ОВЕС** (Avena sativa L.) – едногодишна житна култура од фам. Poaceae. Спаѓа во подгрупата вистински жита. Доста стара култура, со квалитетно зрно и слама и со скромни барања кон условите за одгледување. Се употребува за исхрана на сите видови домашни животни, но има посебно значење во исхраната на коњите. Се употребува и за исхрана на луѓето. Голосемениот овес служи и за производство на снегулки за хумана исхрана. П. Ив.

**ОВОШЕН РАСАДНИК** – површина на која се произведува овошниот саден материјал. Од квалитетот, здравствената состојба и автентичноста на садниците во најголема мера зависи успехот на овошниот насад. Грешките се откриваат доцна и не можат да се поправат. Затоа, производството на садниот материјал е законски регулирано. Во социјалистичкиот период во РМ имаше десетина овошни расадници. Последниве 5–6 г. овошен саден материјал произведува само Институтот за овоштарство од Скопје (годишно околу 150.000 садници). Б. Р.

**ОВОШЈЕ** – општо е познато дека овошјето е и храна и лек. Човекот, преку својата еволуција и филогенеза, стекнал голема потреба од овошје во исхраната. При органското производство се добива овошје со многу повисока содржина на заштитни материи, па дури и со природни антибиотици. Б. Р.


Овоштарник во близината на Кавадарци

**ОВОШТАРНИК** – површина посадена со овошни растенија, а според културата се нарекува ја-

болкарник, праскарник итн. Порано се садеа ретки (екстензивни) насади на бујни подлоги и со просторни круни. Потоа се премина на полугусти палметни насади, а сега се оди на полугусти и густи (интензивни) насади, на средно и слабобујни подлоги, формирани со вретенести круни. Голем број овошки (ореви, бадеми, круши и др.) се одгледуваат како поединечни (солитери) по меѓи, долови и на други слободни места. Б. Р.


Берба на преспанското јаболко

**ОВОШТАРСТВО** – мозаичните орографски, климатски и почвени услови во РМ овозможуваат одгледување на триесетина континентални, суптропски и нови овошни култури. Најголем развој овоштарството достигнува во текот на 1980–1990 г. (до 24.000 ha овоштарници и над 200.000 t овошје). По 1991 г. површините на овошните насади се намалуваат на 16.000 ha, а производството на 100.000–120.000 t. Во периодот на транзиција овоштарството во општествениот сектор е сведено на минимум, но има пораст во приватниот сектор, особено на јаболката во Преспа. Последниве две години (2004, 2005) од 7,7 милиони родни стебла добиени се 153,7 илјади t овошје. Водечка култура е јаболкото со 3,6 милиони родни стебла и со производство на 84,3 илјади t. Б. Р.

**ОВСЈАНИЈ, Николај Романович** (Овсяный, Николай Романович) (Киевска губернија, Украина, 7/19. XII 1847 – С.-Петербург, 3/16. V 1913) – руски генерал, воен историчар, славист и славјанофил. Завршил Воено-правна академија и учествувал во Руско-турската војна (1877–1878), па во времето на Кресненското востание станал гувернер на бугарскиот град Ќустендил (1878–1880). По извесно службување во Русија, станал воспитувач на црногорскиот кнез Данило во Цетиње (1886), а по враќањето бил избран за професор по воена историја и историја на Словените во Генералштабната академија (1894). Член на Руското географско друштво и виден активист на СПб. словенско благотворно друштво (1880). По оставката (1910) исцело се оддал на научна и општествена дејност. Како член на Советот на СПбСБД (од 1906) во Првата балканска војна го раководел праќањето лекари и медицинска помош на завојуваните словенски земји, а во зимата на 1912/13 г., како ополномоштеник на Черњаевскиот комитет, бил во Косово и во Македонија. Во своите бројни публикации обилно пишува за македонското прашање и за состојбите во Македонија, па меѓу другото и дека „Македонија, иако претставува и голем научен интерес, како земја мошне малку е проучена, населена е со разни народности, чие минато сѐ уште е прилично загадочно", но дека „под името *Бугари* се подразбираат само оние Словени што ја признаваат Бугарската егзархија". Затоа се прашува: „не ќе биде ли подобар излез за Македонија во нејзината сегашна состојба – да добие автономија?".

БИБЛ.: *Сербія и сербы*, СПб., 1898; *Болгарія и болгары*, СПб., 1900; *Болгарское ополченіе и земское войско*, СПб., 1904; *Русское управленіе в Болгаріи въ 1877– 78–79 гг.*, т.1–3, СПб., 1906–1907; *Ближный Востокъ и славянство*, СПб., 1913.

ЛИТ.: *Н. Р. Овсяный*, „Славянскія Извѣстія", № 26, СПб., 1913; *Славяноведение в дореволюционной России*, Москва, 1979, 251–252; Цветан Станоевски, *Како ја видоа Македонија (Руски публицисти за Македонија 1828–1913)*, Скопје, 1978, 47–51. Бл. Р.


Овчарска народна свирка на кавал

**ОВЧАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – трудови народни песни. Изобилуваат со бројност и разновидност. Тие го опеваат тешкиот и осаменички живот на овчарите во планината, среде суровата природа, далеку од селото, од своите најблиски и другарите. Овчарот бил изложен на многу опасности, како од дивите ѕверови, исто така и од природните стихии. Во тие околности, во песните тој разговара со своето стадо, овенот водач, овцата рогуша, со секогаш верните кучиња, а сите свои чувства ги искажува низ мелодијата на кавалот. Овчарите и нивните стада биле честа мета и на разни разбојнички банди, особено кога државната управа била слаба и владеело масовно безвластие. Оваа појава била мошне честа во Западна Македонија, од каде што потекнуваат повеќе песни со овој мотив. Семејните и овчарските проблеми биле меѓусебно поврзани и тоа го регистрира и песната: *...дури ми беше овчар неженет, / ја си пасев горе в планина, / вода си пиев од изворите / и си пладнував под ладни сенки. / Откако ми се овчар ожени, / сега си паса по селиштата, / по селиштата, по бунишата, / вода си пија по баришата / и си пладнува под стреиштата.*

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (митолошки, трудови, семејни, хумористични, љубовни песни),* Скопје, 2000; *Македонска народна лирика,* избор, редакција и предговор д-р Марко Китевски, Скопје, 2002. М. Кит.

**ОВЧЕ ПОЛЕ** – една од поголемите котлини во РМ. Зафаќа површина од 2.162 km², а се простира помеѓу 300 и 874 m н.в. Од оваа површина 33.200 ha се рамничарско земјиште. Овче Поле го зафаќа просторот помеѓу долините од средниот тек на Вардар на запад и средниот тек на Река Брегалница на исток. Својот дефинитивен облик го добила за време на олигомиоценските тектонски движења. Изградена е по должината на два раседа со динарско протегање и повеќе попречни раседи, а потоа исполнета со вода и претворена во езеро. Вулканската активност ја зафатило и оваа котлина што се гледа преку излеаната андезитско-дацитска плоча. Со ерозија подоцна е дисецирана и разорена. Во релјефот на Овче Поле се издвојува: рамно дно со височина од 230–300 m; област со валчести палеогени и неогени ритчиња помеѓу 300 и 400 m, и крајниот „планински венец“ до 874 m височина. Овче Поле добива мало количество врнежи (471 mm), па владеат чести и долготрајни суши. Затоа вештачкото наводнување во земјоделството е неопходно. Населението се занимава со одгледување пченица, афион, сончоглед, сусам и сточарство. Главна населба е Свети Николе.



Плодородните нивје во Овче Поле

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979. Т. Анд.

**ОВЧЕПОЛСКА НО БРИГАДА** (1944) – формирана во почетокот на октомври од борци од Свети Николе и Светиниколско. Првин било планирано да се вика Овчеполско-кратовска бригада, со тенденција воените дејствија да ги насочи кон источниот дел на Македонија. Била формирана по иницијатива на Командата на местото Свети Николе, а по претходна препорака од Светозар Вукмановиќ–Темпо. Се формирала во училишната зграда од доброволци – младинци и војници вратени од бугарската војска. Имала дватри помали баталјони и Штаб на Бригадата. Била вооружена со ново руско оружје и учествувала во борбите со Германците за ослободување на Свети Николе и неговата непосредна околина. Поради неможноста за изведување поголеми воени акции и слабата воена екипираност, во текот на ноември дел од борците се приклучиле кон XIV бригада, а дел во составот на Кумановската дивизија.



Четата на Пешо Самарџиев

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Свети Николе и Светиниколско од 1912 до 1945*, Свети Николе, 1990. Ѓ. Малк.

**„ОГИН“** (пл. Козјак, Кумановско, Куманово, Манастир „Св Прохор Пчињски“, Велес и Загреб, 11. III 1944 – мај 1945) – весник, орган на Третата македонска НО ударна бригада, на македонски јазик. Го издавал Пропагандниот отсек на Бригадата, а го уредувале Деса (Десанка) Миљовска и Ацо Шопов, а подоцна Панче Кондев, Душко Кранго и др. Соработници биле Злате Билјановски, Тоде Варџиски, Дане Цеков, Боро Чушкар и др. Објавени се вкупно 7 броја (бр. 2 и 3 не се зачувани). Првите броеви биле умножени ракописно во 5-6 примероци, а потоа на шапирограф и циклостил.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 442–443; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 142. С. Мл.

**ОГНАНОВ-ПЕТКАНЧИН, Герасим** (гр. Банско, 1885 – Арџанското Блато, Кукушко, X 1912) – учител, револуционер, малешевски околиски војвода. Се школувал во Военото училиште во Софија, кое го напуштил и го завршил Американското училиште во Самоков. За време на Илинденското востание учествувал во четата на врховистичкиот војвода Јурдан Стојанов. Преминал во ТМОРО во четата на Пешо Самарџиев во Тиквешко. Станал малешевски околиски војвода (1907). Во времето по Младотурската револуција се занимавал со трговија во Солун.

ЛИТ.: „Ил. Илиндењ“, бр. 3, София, 1933–1934; „Македонски вести“, 1936, бр. 68. В. Ѓ.

**ОГНЕНОВСКИ, Тале Јончев** (с. Брусник, Битолско, 27. IV 1922) – кларинетист. Неговиот татко свирел на гајда, а нему на петгодишна возраст му купил дајре, наскоро потоа и кавал. Кога баба му се уверила во неговиот музички талент, му го купила првиот кларинет (*гарнета).* Бил член на Државниот ансамбл за народни песни и игри „Танец“ и посебно се истакнал на 84-дневната турнеја низ САД (1956), при што биле одржани 66 концерти во 53 града, меѓу кои и во Карнеги хол. Во својот репертоар има над 150 македон-


Тале Огненовски

ски ора. Самиот е автор на популарните ора „Мицино“, „Невенино“, „Пелистерско“, „Старото“, „Стефчево“, „Талево свадбарско“, „Цапарско“ и др. Подоцна беше раководител на Оркестарот чалгии при Радио Скопје. Снимил над 30 грамофонски плочи и касети. Повремено свирел и класична (Вебер, Кавалини, Моцарт) и џез музика (Бени Гудман, Арти Шо).

ЛИТ. В. Лазаревска, *Мајсторството на гарнената – на внуците. Тале Огненовски.* Фото: А Ѓорѓиев, „Екран“, бр. 950, Скопје, 26. I 1989, 42-43. С. Мл.


Радослав Огњановски

**ОГЊАНОВСКИ, Радослав** (Сланско, Македонски Брод, 15. XI 1928) – новинар и публицист. Завршил Висока новинарско-дипломатска школа во Белград. Во новинарството од 1952 г., еден од основачите на неделникот „Стопански весник“. Од 1956 г. до пензионирањето во „Нова Македонија“: соработник и уредник во Внатрешно-политичката и во Стопанската рубрика, дописник од Лондон, заменик, а потоа главен и одговорен уредник на весникот и генерален директор на НИП „Нова Македонија“. Автор на публицистичкиот труд „Македонија во 70-тите години“. Б. П. Ѓ.

**ОГЊЕНОВИЌ, Предраг** (Сисак, Хрватска, 5. IX 1933) – психолог, универзитетски професор. Се школувал во Зрењанин, Панчево и во Земун. Паралелно студирал медицина и психологија на Универзитетот во Белград. Дипломирал психологија (1959) и докторирал (1962) на Филозофскиот факултет во Белград. Првите години по формирањето на Институтот за психологија на Филозофскиот факултет во Скопје ја изведувал наставата по предметот Општа психологија. Истиот предмет го предавал на универзитетите во Белград, Ниш и во Нови Сад. Објавил над 100 трудови од областа на когнитивната психологија и психологијата на уметноста.

БИБЛ.: *Осећај и мера,* 1977; *Перцепција,* 1984; *Нацрт за једну психолошку теорију уметности,* 1985 (прев. на англиски и чешки); *Психологија опажања,* 1992; *Психолошка теорија уметности,* 1977; *Наше намере и осећања,* 2004 (со Б. Шкорц).

ЛИТ.: *30 години Институт за психологија,* Збор. на трудови, Скопје, 2004. В. Арн.

се разгранува на два крака – спрема југоисток и северозапад. Планинските страни се наведнати кон југ–јз, а водотеците се предиспонирани со раседни линии. Огражден е познат по наоѓалиштата на натриум фелдспат кај с. Дрвош, кој по своите резерви и квалитет спаѓа во најголемите во Европа. На Нивичанска Река е изградена акумулацијата Турје. Други поистакнати врвови се Кркан (1.564 m), Караматија (1.489 m), Рабуш (1.465 m) и др.

ЛИТ.: Манаковиќ Д., Андоновски Т., *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979. Т. Анд.


Планината Огражден

**ОГРАЖДЕН** – средновисока планина со истоимениот највисок врв Огражден (1.744 m). Претставува типичен хорст што својата дефинитивна форма ја добил во времето на олигомиоцените тектонски движења. Билото има динарски правец на протегање сз–ји. Геолошкиот состав е претставен со гнајсеви, микашисти гранити и кристалести шкрилци. Од централниот највисок дел планината

**ОДБОЈКАТА ВО МАКЕДОНИЈА.** За првпат се игра во Гевгелија од француските војници (1918). Била негувана во Соколската организација, а биле одржувани и натпревари за првенство на друштвата, жупите и на СCKJ (1930–1941). По Ослободувањето биле основани секции (клубови од 1948) во поголемите градови. Прво републичко првенство било одржано во Битола (1946), а по-


Одбојкарски меч: „Работнички“ - „Вардар“

тоа бил формиран Одбојкарски сојуз на Македонија (1950), преименуван во Федерација (2002). Била основана Републичка лига со 8 клубови (1959). Во Купот на републиките за сениори во Скопје (1972) Македонија го освоила првото место, како и за јуниори во Модрича (1975). ОК „Вардар" од Скопје го освоил првото место во Југославија за јуниори (1974) и за сениори (1976), а во Купот на европските шампиони го зазел четвртото место. Клубот играл во Првата сојузна лига (1967-1992), како и „Работнички" од Скопје. Имало голем број клубови од Републиката и во Втората сојузна лига. Прв репрезентативец на Југославија бил Таки Буклевски, потоа Никола Донев, Трифун Трифуновски, Владимир Богоевски, Александар Тасевски, Горан Србиновски. Истакнати тренери биле: Војче Синадиновски, Таки Циков, Јошка Миленковски и др.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт, 1945–1975 во СР Македонија,* Скопје, 1975, 157–160. J. M.



Шумски насади на падините на Караџица

**ОДГЛЕДУВАЊЕ НА ШУМИТЕ** – гранка на шумарството која, врз основа на природните фактори на производството, ги подига, ги одгледува, ги оформува, ги искористува и ги обновува шумските насади во согласност со потребите и можностите на стопанството. Нејзина задача е, во согласност со Општиот државен план за стопанисување со шумите, плански, рационално и што покомплетно да ги задоволи потребите на општеството со предвидените сортименти дрво, а притоа да ја одржува, да ја подобрува и да ја проширува посредната улога на шумите (заштита на почвите и на водите, подобрување на климата, развој на туризмот, рекреацијата) и др. Основната цел на одгледувањето на шумите и воопшто на стопанисувањето со нив е да се произведува трајно и економично што повеќе потребна и квалитетна дрвна маса. Развојот на одгледувањето на шумите бил бавен процес. Денес се изведува според подготвен План за одгледување во рамките на Посебниот план за стопанисување со шумите. Одгледувањето на шумите се состои од два дела: научна основа и примена. Научната основа ја сочинуваат екологијата, биологијата на дрвјата, фитоценологијата, генетиката и, како најважна, биогеоценологијата на шумата. Примената се врши по определени методи, а се остварува со рационална техника на работење. Ал. Анд.

**ОДДЕЛЕНИЕ ЗА ЗАШТИТА НА НАРОДОТ (ОЗН)** (Дрвар, 13 мај 1944) – воена служба за безбедност. Било формирано по одлука на ВШ на НОВ и ПОЈ. Во првите воени години во Македонија таа дејност била во надлежност на месните „народни", „селски" или „партизански стражи" (1941–1942), а потоа на „известителната служба" и на „народната милиција" (1943–1944). Одлуката за формирање на ОЗН во Македонија била донесена на состанок на ЦК на КПМ во с. Рамно, Кумановско. Тука за таа цел бил дојден од Вис и инструкторот на ОЗН за Југославија Мијат Вулетиќ, кој донел и Упатство за организација на работата, а било избрано и раководство на ОЗН за Македонија при Повереноството за народна одбрана на НКОЈ. Потоа неговата дејност била официјализирана (с. Мелница, Велешко, 13. V 1944) за борба против домашните предавници и тероризмот на слободната и на неослободената територија. Подоцна било осамостоено на слободната територија во Кумановско (втората половина на 1944), што значело целосно одвојување на разузнавачките од безбедносните функции и ОЗН станало единствен разузнавачки центар. Со донесувањето на првиот Устав на ФНРЈ, во рамките на Министерството за одбрана била формирана Контраразузнавачката служба на ЈНА (КОС), а ОЗН било одвоено од ова Министерство и влегло во составот на Министерството за внатрешни работи – Управа за државна безбедност (УДБ).

ИЗВ.: *Во служба на народот,* Сеќавања на Ниче Гогов, „Будност" (додаток на в. „Вечер"), XXVI, 7710, Скопје, 12. V 1988, 4; *Постоеше железна дисциплина,* Сеќавање на Методија Димовски–Сват, (додаток на в. „Вечер"), XXVI, 7710, Скопје, 12. V 1988, 5.

ЛИТ.: Феми Муча, *Раѓањето на ОЗНА (1-5).* Три децении на Службата за безбедност, „Нова Македонија", XXX, 9801, Скопје, 8–12. V 1974, 3; Бане Ивановски, *Како беше создадена ОЗНА на Македонија.* По повод 13 Мај – Ден на Службата за безбедност, „Нова Македонија", XLIII, 14476, Скопје, 13. В 1987, 4; Богомил Д. Константинов, *ОЗН-а низ виорот на војната.* (1-3), „Вечер", XXVII, 8058, Скопје, 29, VI 1989, 19. С. Мл.



Хју Вистан Одн

**ОДН (AUDEN), Хју Вистан** (Јорк, 21. XI 1907 – Виена, 17. VI 1973), англиски поет; бил во центарот на вниманието со четирите драми напишани заедно со Кристофер Ишервуд, кои го користеле искуството на „епскиот театар" на Бертолд Брехт во плакетарското пласирање идеи. Во 1972 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Песни,* 1930; *Ораттори,* 1932; *Танцот на смртта,* 1933; *Поглед ај странецу,* 1936; *Шпанија,* 1937. Ги напишал поемите: *Новогодишно писмо; Морето и огледалото; Време на тегобност,* објавени во периодот меѓу 1941 и 1948 година.

ЛИТ.: Б. Ѓузел, *Поезијата на Одн,* „Песни", Ск., СВП, 1979. П. Гил.

**ОДНОСИТЕ МЕЃУ МПЦ И СПЦ.** Првата епископија на јужните Словени ја основал св. Климент Охридски, која, по прогласувањето на Самуил за цар, добила највисоко црковно ниво – Патријаршија, а по пропаѓањето на Самуиловото Царство (1018), Василиј Втори ја свел на понизок ранг (Охридска архиепископија) и така опстанувала сè до 1767 г., кога незаконски е укината од султанот Мустафа III. Во согласност со XVII канонско правило од IV вселенски собор, српската држава на Стефан Немања (1219) пројавува амбиција за прогласување српска православна црква, независна од Охридската архиепископија, но не


Од средбата на претставниците на МПЦ и СПЦ (2004)

канонски преку добивање согласност/благослов од охридскиот, туку од друг, ненадлежен архиепископ. Кога Османлиите ја укинуваат Пеќската патријаршија (средината на XV в.), дел од нејзините епархии се ставаат под јурисдикција на Охридската архиепископија, и обратно, во 1557 г. се обновува Пеќската патријаршија, а од јурисдикцијата на Охридската архиепископија се одземаат дел од епархиите во Македонија. Во 1920 г. српската влада ги купува македонските епархии од Цариградската патријаршија, спротивно на канонските правила, без согласност на нивниот епископ, и оттогаш, претежно врз тој факт, го темели **„историското право"** како црква-мајка во однос на МПЦ. Исклучок е периодот 1950– 1959 г., кога српски патријарх е Викентие, кој почнал да работи на решавање на прашањето за автокефалност на МПЦ, неуморно покренувана од македонските духовни лица, со огромна поддршка од македонските верници, изречно изразена на I и II црковнонароден собир. Светиот архијерејски синод на СПЦ на 17. VI 1959 г. дава согласност (канонски отпуст) македонските епархии да се издвојат во самостојна Македонска православна црква што ќе се управува според свој, новодонесен устав, предводена од сопствен црковен поглавар – архиепископ. Набргу потоа, по сугестија на Цариградскиот патријарх Атинагора (Грк по потекло), повторно заживува скриениот, но сѐ уште многу силен српски хегемонизам и одлуката почнува да се игнорира како воопшто да не постои, што доведува до револт кај македонското црковно и духовно братство, кое на 18. VII 1967 г. ја прогласува МПЦ, како наследничка на обновената Охридска архиепископија, за автокефална. Оттогаш МПЦ чека признавање од СПЦ. Меѓу двете цркви во тек се преговори околу клучниот проблем, во кои (во својство на медијатор) се вклучува и Руската православна црква.

ИЗВ.: Цане Мојаноски, *Автокефалноста на Македонската православна црква. Документи*, Скопје, 2004.

ЛИТ.: С. Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Д. Димевски, *Решавање на спорот меѓу Македонската и Српската православна црква со користење политички и дипломатски техники и методи*, магистерски труд, Скопје, 2007. Т. Петр.


Синагогата „Озер Далим", Битола

**ОЗЕР ДАЛИМ** (Битола, 1894) – еврејско добротворно здружение. Го основал Овадија Јосеф Перера за помош на сиромашните членови на заедницата. Функционирало врз принципот на заемност: сите членови (и сиромашните и богатите) плаќале членарина по еден металик (1/4 грош). Здружението ангажирало лекари што ги посетувале сиромашните Евреи. Семејството Арути ја изградило синагогата „Озер Далим" од која сите парични прилози оделе за фондот на организацијата.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.



„Октобрис", орган на Кумановската организација на КПЈ (1942)

**„ОКТОБРИС"** (Куманово, јули – ноември 1942) – месечен илегален весник, орган на Кумановската организација на КПЈ, на македонски јазик. Содржински е посветен на целите на НОАВМ. Соработници биле Бојан Зафировски-Болан, Благој Стефковски-Гојчо, Јордан Цеков-Дане и др. Бил умножуван на шапирограф на техниката на МК на КПЈ во куќата на Јордан Цеков-Дане во Куманово во 100-120 примероци. Зачувани се броевите 3–6.

ИЗВ.: ДАРМ – Скопје, инв. бр. 2418; *Документи за Народноослободителната војна и Народната револуција во Куманово и Кумановско 1941–1942,* (второ дополнето издание), Куманово, мај 1980, 182–262.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 412-413; Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 122–123. С. Мл.

**ОКУПАЦИОНИ ЗОНИ во Егејскиот дел на Македонија (1941–1944)** – создадени по капитулацијата на Грција (23. IV 1941), кога територијата на грчката држава била поделена на три зони: италијанска (Епир, делови од Егејска Македонија, Тесалија, Стара Грција, Пелопонез, Кикладите), германска (Централна Егејска Македонија со Солун, Атика, делови од



Окупационите зони во Егејскиот дел на Македонија (1941-1944)

Западна Тракија, Крит и островите Лезбос и Хиос) и бугарска (делови од Источна Тракија и Егејска Македонија со островот Тасос).

ЛИТ.: *Историја на Македонскиот народ*, V, Скопје, 2003.; A. Vacalopoulos, *Histoire de la Grece moderne*, Paris, 1975. Ст. Кис.



Булат Окуџава

**ОКУЏАВА (Окуджава), Булат** (Москва, 9. V 1924 – Кламарт, 12. VI 1997) – истакнат руски поет и кант-автор. Голем дел од своите песни сам ги компонирал и постигнал голем успех во поранешниот Советски Сојуз. Поетскиот стил му е камерен и лирски. Неговата збирка *Биди здрав, ученику* (1961), ја третира темата за учеството на младите луѓе во Татковинската војна против фашизмот и е преведена на повеќе јазици. Напишал прозни и драмски дела како и филмски сценарија. Во 1967 г. го добил Златниот венец на СВП.

ЛИТ.: Љ. Стојменски, *Поезијата на Окуџава,* „Оловното војниче", Ск., 1970. П. Гил.

**ОЛИВЕР, Јован** (XIV в.) – деспот, најугледен благородник во Душановата држава. Дародавец на кочанската црква „Св. Димитриј" (1336/1337). Бил господар на Овчеполието, на Гуриште имал дворец. Учествувал во преговорите на Душан со Андроник III во Радовиште (1336) и со Јован Кантакузин во Приштина (1342), како и во походите на Душан и на Кантакузин за освојување византиски градови (1343). Со Душанова поддршка ја добил во владение територијата на Хрелја – меѓу Штип, Струмица и Стоб на Рила (1342/1343). Негово завештание е Лесновскиот манастир, посветен на архангел Михаил и на пустиникот Гаврил, каде што е зачуван ктиторскиот натпис со добиените титули, како и две негови претстави: ктитор со модел на црквата; заедно со неговото семејство. Исчезнал од историската сцена, можеби како великосхимник Јован Каливит, набргу по смртта на Стефан Душан.

ЛИТ.: G. C. Soulis, *The Serbs and Byzantium during the reign of Tsar Stephen Dusan (1331-1355) and his successors*, Athens, 1995; Б. Ферјанчић, *Деспоти у Византији и јужнословенским земљама*, Београд, 1960. Б. Петр.



Деспот Јован Оливер, ктиторска фреска во Лесновскиот манастир (ок. 1347)



Олимпијада, третата сопруга на Филип II, (релјеф)

**ОЛИМПИЈАДА** (Olympias) (околу 375–316 пр.н.е.) – третата сопруга на македонскиот крал Филип II (од летото 357 пр.н.е.) и мајка на Александар III Македонски (23. VII 356 пр.н.е.). Била ќерка на епирскиот крал Неоптолем. Филип II се вљубил во неа при еден престој на Самотрака во времето на празникот на Кабирите. Во бракот стапила при склучувањето на македонскиот сојуз со Епир. Од овој брак ја родила и ќерката Клеопатра (355 пр.н.е.). По склучениот брак на сопругот (337 пр.н.е.) со Клеопатра, внука на македонскиот благородник Атал, прогонета или самоиницијативно се засолнила кај родниците на епирскиот двор. По атентатот на сопругот и устоличувањето на престолот на синот Александар III Македонски пак се вратила во Пела, имајќи значајна улога во дворот. Во ликвидациите за обезбедување на престолот таа лично ја убила штотуку родената ќерка на Клеопатра, а неа ја принудила да се самоубие. Исто така, имала значајно учество во борбите за превласт по смртта на синот Александар III Македонски. Како тутор на нејзиниот внук – малолетниот Александар IV, за обезбедување на престолот го наредила ликвидирањето на соперникот Филип III Аридај и неговата сопруга Адаја-Евридика (317 пр.н.е.). Нејзиниот одмаздољубив непријател Касандар успеал да ја зароби во Пидна и по негова наредба била ликвидирана.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921; Pausaniae, *Graeciae Descriptio,* Lipsiae, 1903; Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII; Diodori, *Bibliotheca historica*, Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје 1995. К. М.-Р.

гартиски, Ботју Тиков, Стојко Стојков и Ангел Безев). Партијата сè уште останува нерегистрирана.


Партиска конференција на ОМО „Илинден“ – Пирин

**ОМО „ИЛИНДЕН“ – ПИРИН** – Партија за економски развој и интеграција на населението (Гоце Делчев, Пиринскиот дел на Македонија, 28. II 1998). Формирана со обединувањето на сите фракции и групи на разединетата ОМО „Илинден“, со двајца претседатели (Иван Илиев-Сингартиски и Јордан Костадинов Иванов). По донесувањето решение на Собранието на Националниот извршен совет (август 1998) организацијата да биде регистрирана како политичка партија, повторно дошло до разединување со ОМО „Илинден“ на чело со Јордан Костадинов Иванов. ОМО „Илинден“ – ПИРИН поднела документи за регистрација и била регистрирана како партија (12. II 1999). Со свои кандидати учествувала на локалните избори (2000), а потпретседателот Ботју Тиков се кандидирал како независен кандидат на парламентарните избори (2001). Била забранета од бугарските власти (29. II 2000). На поднесената тужба Судот во Стразбур донел пресуда во полза на ОМО „Илинден“ – ПИРИН (24. XI 2005), која бугарските органи не ја спровеле. Постапувајќи според новите закони за регистрација на политички партии во Република Бугарија, партијата одржала (25. VI 2006) во градот Гоце Делчев ново основачко собрание (Конвенција) за формирање, со учество на ок. 535 делегати (од Благоевград, Сандански, Петрич, Гоце Делчев, Разлог, Софија, Шумен, Пловдив, селата Лески, Кочан, Коларево, Мосомишта и др.), на кое било избрано четиричлено колективно раководство (Иван Илиев-Сингартиски, Ботју Тиков, Стојко Стојков и Ангел Безев). Партијата сè уште останува нерегистрирана.

ЛИТ.: Стојко Стојков, *Македонците во Бугарија во борба за човекови права (1990–2005)*, „Македонски глас“, Билтен на борците за правата на Македонците во Бугарија (б. м.) ок. 2005 – јан. 2006; „Народна Волја“, Благоевград, XXVII/ 7, 2, 2006. В. Јот.

**ОМО „ИЛИНДЕН“** (Сандански, 14. IV 1990) – македонска национална политичка организација во Пиринскиот дел на Македонија во Република Бугарија. Формирана како единствена Обединетата македонска организација ОМО „Илинден“. Во организацијата влегле ВМРО (Независна) „Илинден“, Комитетот за заштита на правата на Македонците од Пиринскиот дел на Македонија, Културно-просветното друштво „Јане Сандански“ од село Микрево и Комитетот на репресираните Македонци во Пиринскиот дел на Македонија. За прв претседател бил избран Стојан Георгиев. Бугарските власти одбивале да ја регистрираат македонската организација (1990–1992). Покрај активностите за изградба на структурата, организацијата организирала јавни манифестации и се претставувала на меѓународни конференции. Претседателот на ОМО „Илинден“ бил во составот на Семакедонската делегација на Конференцијата за европска безбедност и соработка во Копенхаген, Данска (VI 1990). Поради одбивањето на регистрирањето, ОМО „Илинден“ поднесла тужба против Република Бугарија пред Европскиот суд за човекови права во Стразбур (1995). Со пресудата на тој суд (октомври 2001) Република Бугарија била осудена за непочитување на малцинските права на Македонците.

ЛИТ.: Стојан Георгиев-Томовичин, *Македонија над сè*, Битола, 1990. В. Јот.


Оморика (Pisea omorica Panch.)

**ОМОРИКА** (Picea omorica Panč., фам. Pinaceae) – балкански ендемит со многу мал ареал во средниот тек на р. Дрина. Ја открил Јосип Панчиќ (1855). Високо дрво со стреловиден хабитус, игличките се заоблено сплескани, со две бели линии од долната страна. Шишарките се мали, во младоста виолетови, а кога ќе созреат потемнуваат, со заоблени, плодни лушпи и со многу ситно семе. Заради убавиот хабитус претставува ценет парковски вид, отпорен на аерозагадување. Освен во парковите, кај нас се користи и како шумски вид. Ал. Анд.


Манифестација на ОМО „Илинден“



Единица на ОНА (2001)

**ОНА (Ослободителна народна армија), УЧК/UÇK (Ushtria Çlirimtare Kombëtare)** – воена (оружена) формација составена од околу 7.000 лица, обучувани во кампови за обука во Албанија и на Косово, од американски и од британски SAS и падобрански полковски офицери. Тесно поврзана со Ослободителната армија на Косово – УЧК. ОНА е формирана во есента на 1999 г. од поранешни регрути собрани околу Рамуш Харадинај; во нејзиниот состав влегуваат значајна бројка поранешни борци на УЧК (Косово); командантот во ОНА Г'зим Острени е високо позициониран во Косовскиот заштитен корпус; базата на Албанците во времето на војната во 2001 г., надвор од РМ, е лоцирана во Призрен, Косово; од Косово вооружените банди, групите, како и нерегуларните сили и платеници што извршуваат операции, вршат упад на територијата на РМ; во Призрен се потпишува Призренската декларација меѓу Ахмети, Имери и Џафери). Првиот (ракетен) напад ОНА го врши на 18. I 2001 г. врз полициската станица во с. Осломеј, Кичевско; на 22. I 2001 г. го изведува првиот посериозен оружен напад со потешки последици, а во јуни 2001 г. САД ја става на црната листа. До август 2001 г. ОНА изведува сериозни воени операции, во кои се извршени и меѓународни (воени) злосторства. Прокламираната цел на ОНА е суштински преуредена РМ, како држава на два рамноправни народа. Потпишувањето на Рамковниот договор подразбира и согласност за откажување од сепаратистичките амбиции, почитување на институциите на РМ, разоружување и амнестија за сите извршени дела, освен сторените меѓународни злосторства. Операцијата на разоружувањето тече во периодот на одвивањето на НАТО мисијата „Суштинска жетва“ (22.VIII – 26. IX 2001) и предизвикува акција за „разоружување“ организирана од македонските медиуми и силно поддржана од македонскиот народ (7. IX 2001). Разоружувајќи се од сè што му доаѓа на рака (стари садови, тенџериња, стапови, моркови итн.), македонскиот народ на циничен и мајтапчиски начин го изразува револтот кон т.н. разоружување (најмногу од старо и неупотребливо оружје, добар дел вистински музејски експонати) во присуство на „меѓународната заедница“, која го собира само доброволно предаденото оружје. Следува донесувањето на Законот за амнестија за кривичните дела поврзани со војната до 26. IX 2001 г. (8. III 2002) и усвојувањето на Амандманите на Уставот од 1991 г. (16. XI 2001). Процесот на трансформацијата на ОНА, преку Координативниот совет на Албанците во Македонија, се одвива до 5.VI 2001 г., кога е формиран новиот политички субјект ДУИ, кој на изборите на 15. IX 2001 г. влегува во Собранието на РМ како најбројна албанска партија, со која победничката предизборна коалиција СДСМ-ЛДП прави владина коалиција.

ИЗВ.: „Дневник“, „Утрински весник“, Скопје, 7. IX 2001.

*ЛИТ.*: Митре Арсовски, Стојан Кузев, Ристо Дамјановски, *Војната во Македонија во 2001*, Скопје, 2006. Т. Петр.

**ОНЕСИКРИТ** (Onesikritos) (Астипалаја или Ајгина, ок. 365 пр.н.е.) – офицер, учесник во походот на Александар III Македонски и летописец. Бил ученик на киничарот Диоген. Како еден од заповедниците на флотата на Александар III, командувал со кралскиот брод при пловидбата по Хидасп и Инд. Тука му биле достапни дневничките записи и преписката на владетелот. И самиот очевидец и соучесник во настаните, се занимавал со летописна дејност – со мемоарски, историографски и книжевни белешки. Напишал биографија на Александар III, којашто содржи и описи на земјите што ги посетил, особено Индија. Од неа се зачувани само одделни фрагменти. При опишувањето на настаните го мешал реалното и фантастичното, измислувајќи анегдоти што го развеселувале и самиот крал, но сепак бил користен во антиката, особено од Плиниј.

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје 1995. К. М.-Р.



Александар Велики ја прима во посета Талестрис, кралицата на амазонките (приказна раскажувана од Онесикрит)

**ОНИШЧЕНКО, Олексиј Семјонович** (с. Рудка, Полтавска обл., Украина, 17. III 1933) – украински академик, координатор на соработката помеѓу НАНУ и МАНУ. По завршувањето на Историско-филозофскиот факултет (со специјалност по филозофија и историја) (1956) се вработува во НАНУ (1959) и до 1978 г. е директор на Институтот за филозофија на НАНУ, а потоа директор на Меѓурепубличката филијала на Академијата за општествени науки во Киев.


Олексиј Семјонович Онишченко

Од 1992 г. е генерален директор на Националната библиотека на НАНУ „В. И. Вернадски". Избран е за член на Президиумот на НАНУ (1998) и секретар на Одделението за историја, филозофија и право. Член на МАНУ надвор од работниот состав (од 2009). Координатор е на украинско-македонската научна соработка помеѓу НАНУ и МАНУ и организатор и учесник на годишните научни собири и коредактор на заедничкиот двојазичен „Українсько-македонський науковий сбирник" што излегува во Киев. Научноистражувачкиот опус на акад. О. опфаќа над 300 научни трудови објавени во зборници и списанија и 17 одделни монографии. Тој е претседател на Асоцијацијата на библиотеките на Украина, прв потпретседател на Украинската академија на политичките науки, претседател на Украинскиот славистички комитет, член на Украинската национална комисија за прашањата на украинскиот правопис и на Националната комисија на Украина за УНЕСКО.

БИБЛ.: *Історико-культурні зв'язки України і Македоії*, зб.: Денови на украинската наука во Република Македонија. 22–23 октомври 2002 година, Скопје, МАНУ-НАНУ, Скопје, 2003, 67-74; *Життя і діяльність Крсте Петкова Мисиркова в Украіни*, зб.: Македонско-украински културни врски (X-XX век), II, МАНУ–НАНУ, Скопје, 2004, 161–173; *Концептуальні проблеми наукового супроводу суспільних перетворень*, зб.: Українсько-македонський науковий сбірник, Випуск 1, НАНУ–МАНУ, Київ, 2005,72–78. Бл. Р.

**ОНЧЕВСКА-ПЕТКОВСКА, Светлана** (Скопје, 16. II 1949) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1998)


Светлана Essential Ончевска-Петковска

по предметите од областа на техничката механика, јакоста на материјалите и градежните материјали. Била претседател на Друштвото за механика на Македонија (1996). Заедно со колеги од Катедрата учествувала во пишување учебници и учебни помагала. Љ. Т.

**ОНЧЕВСКИ, Анѓел Драгославов** (Скопје, 15. II 1947) – интернист-нефролог, проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1972), каде што и докторирал (1998). Се усовршувал во Лозана, Париз и Лион во областа на васкуларните пристапи за ХД, перитонеалната дијализа и реналната трансплантација. Раководител е на Одделот за васкуларни пристапи на Клиниката за нефрологија. Вовел новини во креирањето на васкуларните пристапи кај пациентите со ТБИ за лекување со ХД. Објавил над 190 стручни и научни трудови. М. Пол.


Макото Оока

**ООКА, Макото** (Мишима, 16. II 1931) – најзначаен современ јапонски поет; неговите стихови се објавени во превод на повеќе јазици во светот; има напишано и стотина театарски дела, радио и телевизиски драми и филмски сценарија, како и повеќе книги со литературна критика и есеи. Добитник е на Златниот венец на СВП во 1996.

БИБЛ.: *Спомено̄т и се̄ашнос̄та* (1956), *Нејзина̄та ̄парфимирана ̄пло̄т* (1971), *Цр̄теж во ̄перс̄пек̄тива ̄посве̄тен на ле̄то̄то* (1972), *За една девојка на̄проле̄т* (1978), *Прес̄толнина̄та на вода̄та* (1981), *Порака на вода̄та од родна̄та земја* (1989) и др. Во 1978 во Токио излегоа неговите *Собрани дела* во 15 томови.

ЛИТ.: Ш. Таникава: *Мудрос̄та на М. Оока*, „Поезија", СВП, Струга, 1996. П. Гил.

**ОПАД ВО ШУМСКИ ЕКОСИСТЕМИ** – се формира со опаѓање на ислужените, оштетените и едногодишните делови и органи (листови, цветови, плодови, ситни гранчиња, кај зимзелените иглички листови, трофични корења) од автотрофната компонента на екосистемот и претставува универзална карактеристика на повеќегодишните растенија. Во големи размери се одвива во шумските екосистеми и се означува како опад. Тој претставува почетен и значаен чекор во кружењето на материите во шумските екосистеми. Истовремено претставува и процес преку кој се враќа органската материја во почвата. Опадот не е независен процес, туку во основа е физиолошки и, како и другите процеси, влијае не само на почвата и почвообразувачките процеси, туку и на исхрана на растенија и на продукцијата во шумскиот екосистем. Во дабовиот плоскачево–церов екосистем на Галичица годишниот опад изнесува 5.650,80 kg/ha, а во горскиот буков екосистем во Маврово годишниот опад изнесува 5,37 t/ha год. Љ. Гр.


Опалска бреча

**„ОПАЛИТ"** – рудник за опалски бречи. Терминот *о̄алӣт* потекнува од опалските бречи во наоѓалиштето Спанчево. Во 60-тите години од минатиот век е формирана компанија за експлоатација на опалските бречи кај селото Спанчево и нивно делумно микронизирање во с. Чешиново, и на компанијата ѝ е дадено заедничкото име „Опалит", кое и до денес е синоним за експлоатацијата на опалските бречи. Во нејзиното повеќедецениско постоење „Опалит" – Чешиново достигнала свој голем развој, кој достигнувал и до 150.000 t годишно производство опалски бречи со висок квалитет, којшто претставувал основна компонента во производството на цемент во фабриката „Усје" во Скопје. Денес рудникот работи со многу мал капацитет од околу 10.000 t опалска бреча на годишно ниво. Т. Сер.

**ОПАШ** – невестински украс за на глава. Покрај лесата, естетски го надополнува невестинското украсување на главата. Изработен е од корзина, и тоа од сноп усукани врби и коноп, кој потоа се предел и се сплетувал во ситни плетенки. Вака приготвен, се прицврстувал со врвци за главата. Плетенките, долги до нозете, се пуштале слободно да висат до земјата, на долниот крај биле составени, собрани и обликувани во топчеста форма. Се носел сѐ до крајот на минатиот век. Ј. Р.-П.


Опашестиот водоземец дождовник (Salamandridae)

**ОПАШЕСТИ ВОДОЗЕМЦИ** (Caudata; Urodela) – ред од класата водоземци (Amphibia), во кој се вклучени вистинските дождовници (Salamandra) и тритоните или мрморците (Triturus). Се одликуваат со издолжено валчесто тело, со добро развиена опашка и со два пара кратки нозе. Некои видови се повеќе терестрични, а други повеќе акватични организми, но сите ги полагаат јајцата во водена средина. Нивните ларви, за разлика од ларвите на жабите, повеќе наликуваат на своите родители, така што со процесот на метаморфоза не претрпуваат драстични промени. Европа ја населуваат 29 видови вклучени во три фамилии, од кои во Македонија се среќава само фамилијата на дождовниците и мрморците (Salamandridae), со два рода. Родот дождовници (Salamandra) е претставен со еден вид, додека родот на тритоните или мрморците (Triturus) со четири вида.

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002; G. Džukić – M. Kalezić, *The biodiversity of amphibians and reptiles in the Balkan Peninsula*, во: Griffiths, Krystufek & Reed ed., *„Balkan Biodiversity“*, Dordrecht/Boston/London, 2004, 167–192; J-P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe*, Paris, 1997. Св. П. – В. Сид.

**ОПЕНИЦА, ПРЕНТОВ МОСТ** (Црвеница) – средновековна некропола на 3,5 km североисточно од с. Опеница, 13 km североисточно од Охрид, близу до магистралниот пат од Охрид преку Ресен за Битола. Недалеку од локалитетот се констатирани траги од ан-



Опеница, средновековна некропола

тичко рударење (експлоатација на олово, сребро и железо). Во 1957 и 1959 г. В. Лахтов овде вршел ископувања на хеленистичката и средновековната некропола. Откриени се 143 гробови, од кои 60 средновековни, групирани во јужниот дел. Средновековните гробови се правоаголни јами оградени и покриени со плочи. Од нив е публикуван само накит (белезици, обетки и наушници и прстени) од X в., па сѐ до доцното средновековје.

ЛИТ.: В. Лахтов, *Накитот од раносредновековните наоѓалишта во Охридско*, „Зборник на трудови“, I, Охрид, 1961, 35–56; V. Bitrakova, *Zlatni nakit iz helenisticke nekropole kod Crvejnce*, „ARR“, IV-V, Zagreb, 1967, 383–392. Ел. М.


Операта „Аида“ на сцената на МНТ, Скопје

**ОПЕРАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – првите музичкосценски појави во Македонија се случуваат во XIX в. како музичка придружба, главно со народни песни и танци, на одделни драмски текстови. Подоцна овие придружби се прошируваат со солистички и вокалноинструментални фрагменти. На почетокот на XX в. во Софија В. Чернодрински ја создава и ја претставува оперетата „Срешта“, посветена на Г. Делчев (1903), а во некои градови, како Скопје, Битола, Штип, Гевгелија, на тој начин се изведуваат драмите на познатите македонски писатели Антон Панов, Ристо Крле и Васил Иљоски (*Печалбари*, *Чорбаџи Теодос*, *Парите се отепувачка*, *Бегалка*, *Антица* и др.) исто така се прикажуваат со придружба на музика од фолклорен, но и световен карактер. Во 30-тите години оваа придружба, особено во Скопје, се изведува со оркестарски состави од воени музичари и наставници од музичката школа „Мокрањац“, диригирани од воени капелници (Л. Дворжак, В. Недала, С. Дреновац). По Првата светска војна во Скопскиот народен театар се даваат во полупрофесионална изведба неколку, во тоа време популарни оперети: *Мамзел Нитуш*, *Гејша*, *Ученикот-пштач*, но и оперетите *Лилјакот* од Ј. Штраус и *Барон Тренк* од С. Албини. Исто така во овој театар публиката имала можност да ги чуе и оперите *Травијата*, *Трубадур*, *Мадам Бетерфлај*, *Кармен*. Значајна улога во пропагирањето на оперската музика имал и градот Штип со дејноста на двајца ентузијасти – музичкиот педагог, композитор и диригент Сергеј Михајлов (1885–1975) како музички раководител и професорот Душан Будимировиќ како режисер. Со заедничката повеќегодишна дејност на овој тандем, пред штипската публика, со пијано-придружба, се претставени оперите *Паљачи*, *Севилскиот бербер* и делумно *Фауст*. По крајот на Втората светска војна, во ослободената татковина група музичари (Т. Скаловски, П. Б. Кочко, Т. Прокопиев, С. Гајдов,

Ж. Фирфов со солистите Ј. Савченко, Д. Фирфова, П. Б. Кочко, С. Русјаков, М. Гушевска и Г. Атанасова-Марковиќ), хор и оркестар, под диригентството на Т. Скаловски, на 9 мај 1947 г. ја подготвуваат и ја даваат првата опера на македонски јазик – *Кавалерија рустикана* од П. Маскањи, со што е означен почетокот на работењето на Операта на МНТ, која денес по 60-годишно постоење и активност има изведено повеќе од 70 опери и голем број вокално-инструментални дела.

ЛИТ.: Драгослав Ортаков, Фимчо Муратовски, *Волшебниот Орфеј – 55 години Македонска опера*, Македонски народен театар, 2003, Скопје; Ристе Стефановски, Славомир Маринковиќ, *Македонски народен театар – Летопис, 1945-1995*, Македонски народен театар, 1995, Скопје. Ф. М.

**ОПЕРАТИВЕН ШТАБ** (20 XI 1943 – јули 1944) – штаб за раководење и координација на македонските, јужноморавските и косовските народноослободителни единици на НОВЈ на кумановското, врањското и црнотравското подрачје: Третата македонска НОУБ, Косовската НО бригада, Петтата, Шестата и Седмата јужноморавска НО бригада, Командата на Врањското и на Пиротското воено подрачје, Црнотравскиот, Пиротскиот и Кумановскиот НОПО. Бидејќи ГШ на НОВ и ПОМ и ЦК на КПМ се наоѓале во североисточниот дел на Кумановско, за командант на штабот бил назначен командантот на ГШ на НОВ и ПОМ Михаило Апостолски. Најзначајните воени операции Штабот ги раководел во времето на Пролетната офанзива во Македонија (1944).

ЛИТ.: Михаило Апостолски, *Пролетната офанзива 1944 год. во Македонија.* Операциите во Источна Македонија и во реонот на Бесна Кобила и Црна Трава, од 25 април до 20 јуни 1944 година, Скопје, 1948 и Куманово, 1969; истиот, *Ослободителната војна на македонскиот народ (1941-1945)*, Скопје, 1965; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.




Оперативните зони на НОВ и ПОМ (1943)

**ОПЕРАТИВНИ ЗОНИ НА НОВ И ПОМ** (1943–1944). ГШ на НОВ и ПОМ извршил поделба на територијата на Вардарскиот дел на Македонија на пет оперативни зони, со одделни штабови за раководење на борбата и формирање на партизански и воени единици. Во август 1944 г. ГШ на НОВ и ПОМ извршил реорганизација, при што биле формирани четири оперативни зони, со задача во секоја од нив да се формираат по две дивизии. Кон крајот на септември 1944 г. била извршена нова реорганизација и биле формирани три корпусни воени области: Скопска, Битолска и Штипска, а во секоја од нив бил формиран по еден корпус. Во ноември 1944 г. штабовите на оперативните зони биле укинати.

ЛИТ.: Зборник НОР-а, VII, к. 4. В. Ст.



Група борци од косовските и јужноморавските единици (пролетта на 1944)

**ОПЕРАЦИЈА НА ОН ЗА ЧУВАЊЕ НА МИРОТ ВО РМ.** По барање на претседателот на РМ Киро Глигоров, во времето на посетата на седиштето на ООН (11. XI 1992), по претходна препорака од копретседателите на Раководниот комитет на Конференцијата за Југославија Венс и Овен (19. XI 1992), мотивирано од политичката процена за сложеноста на состојбите во непосредното опкружување на РМ, во услови на оживување на аспирациите на соседите кон нејзиниот територијален интегритет, национален и јазичен идентитет и проблемите во процесот на меѓународното признавање, врз основа на Резолуцијата бр. 795 (11. XII 1992) на Советот за безбедност, дел од силите на УНПРОФОР за Југославија (баталјон со 700 мировници од Данска, Норвешка, Финска и Шведска) се позиционира на границата на РМ со СР Југославија и Р. Албанија, како прва превентивна мировна мисија (превентивна дипломатија)

со мандат: набљудување на границата кон СРЈ и РА; јакнење на стабилноста на РМ, одвраќање на заканите за нејзината безбедност; давање добри услуги во воспоставувањето на дијалогот помеѓу етничките и политичките групи; обезбедување хуманитарна помош со други меѓународни организации. Со Резолуцијата на Советот за безбедност бр. 842 (18. VI 1993) присуството се зголемува со американски баталјон од ок. 350 војници. По барање на РМ, поради специфичната положба на мировните сили во РМ, Советот за безбедност на ООН усвојува Резолуција бр. 983 (31. III 1995) со која ги осамостојува од УНПРОФОР, како посебна мисија – УНПРЕДЕП, под раководство на шеф со ранг на помошник на Генералниот секретар на ООН. Времетраењето на мисијата циклично се обновува на 6 односно на 9 месеци, последното со Резолуцијата бр. 1186 (20. VII 1998) до 28. II 1999 г. По истекот на овој период, по повод новото гласање за продолжување на мандатот за нови 6 месеци, во Советот за безбедност не се постигнува едногласност (НР Кина е против, поради признавањето на Тајван од страна на РМ). Така завршува УНПРЕДЕП. Мисијата одигрува важна улога во смирувањето на тензиите околу Чупино Брдо, кога оваа кота самоволно е запоседната од војници на СР Југославија, како и во решавањето на определени инфраструктурни проблеми.

ЛИТ.: Tatjana Petrusevska, *The Peace-Keeping Operation in the RM – a Departure from the Former UN Experience*, Institute of Social Studies, the Hague, 1995. Т. Петр.


Наоди од рановизантиската некропола Опила

**ОПИЛА** (до с. Ранковце) – тумул од железно време и некропола од доцноантичкото време и од средниот век, на десниот брег на Крива Река. При истражувањата на некрополата (извршени во 1984–1996) се откриени 585 гробови од типот циста, слободно вкопувани, покриени со камени плочи и од тегули – тип „покрив на две води“. Прилозите во гробовите од железно време (VIII–VII в. пр.н.е.) ги сочинуваат: керамички садови, белезици, токи, обетки прстени, висулци; во гробовите од VI в. е откриен накит, оружје и монети; во средновековните гробови од X–XI в. се откриени: обетки, прстени со позлата украсени со филигран, ѓердани со сребрени мониста, белезици, токи и нивно обележување со камени крстови.

ЛИТ.: Милан Ивановски – Цоне Крстевски, *Билибајци (Бабунци) Опила, Рановизантиска некропола*, „АР“, 1987, Ljubljana, 1989, 129–130. М. И.


Самоделски селански опинци

**ОПИНЦИ** *(оӣ'нци)* – обувки од свинска, говедска или биволска кожа, со *оӣуӣи* (кожени врвци). Поедноставниот тип, наменети за секојдневна употреба, селаните сами ги изработувале. Опинците наменети за децата се изработувале од свинска кожа. Ј. Р.-П.

**ОПШТЕСТВЕНА СИЛА** – бугарска политичка организација, формирана со декрет на Владата на Царството Бугарија (во летото на 1943). Била активна и во окупирана Македонија. Имала цел да го придобие народот за политиката на Владата, да се противставува на сите противници на власта, а посебно да развие активност со која ќе се шири пропаганда за ослободителната мисија на Бугарија и за создавање услови за соработка помеѓу сите групи за борба против НОД.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Профашистичките и колаборационистичките организации и групи во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1995; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Г. Малк.

**ОПШТЕСТВЕНАТА СОПСТВЕНОСТ ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – општествено-економски однос меѓу луѓето во производството и расподелбата на новосоздадената вредност. Се воведува со Законот за работничкото самоуправување од 1950 г. и постои како владеачки однос до донесувањето на Уставот на РМ од 1991 г. Општествената сопственост е процес на поопштествување на средствата за производство, со учество на самите непосредни производители во тој процес. Таа е облик за демонополизација на економската и политичката власт на државните органи, преку развојот на работничкото самоуправување во фабриките. Општествената сопственост ги опфаќаше: сите средства за производство (освен земјиштето и средствата што служеле за личен труд на граѓаните); сите средства во претпријатијата, државните органи и други организации; сите рудни и други природни богатства во општеството. Таа беше основата на која се развиваше работничкото самоуправување во претпријатијата (1950– 1990). Уставот на РМ од 1991 г. не ја познава општествената сопственост. Оставена во правен вакуум, општествената сопственост остана без правна заштита. Овој вакуум имаше негативен одраз врз ефектите на приватизацијата на општествената сопственост и нејзината трансформација во државна сопственост (1991–2006).

ЛИТ.: Трајко Славевски, *Приватизација, пазар, држава*, Скопје, 1997; Светомир Шкариќ, *Македонија на сите континенти*, Скопје, 2000. Св. Ш.

**ОПШТОМАКЕДОНСКА КОНФЕРЕНЦИЈА ВО ВЕЛЕС** (21. XI / 4. XII 1912) – тајна конференција на Д. Чуповски со претставници од целата окупирана Македонија за договор за перспективите на земјата и народот. Во моментот кога трупите на балканските сојузници ја окупираа територијата на Македонија, па К. Мисирков стигнува во Солун, д-р Г. Константинович како доброволец во


Панорама на градот Велес (околу 1910)

Воената болница на Цетиње, Д. Чуповски тргнува од С.-Петербург и преку Софија и Скопје стигнува во Велес, каде што по претходен договор со П. Попарсов, И. Попјорданов, А. Мартулков, Р. Ризов, А. Коробар и претставници од Штип, Кочани, Радовиш, Костур, Серес и Драма, се одржува собир во куќата на А. Ј. Коробар, на кој се постигнува согласност Македонската колонија во С.-Петербург да биде ополномоштен претставник за заштита на интересите на Македонија во Русија и во странство, а Д. Чуповски и П. Попарсов да отпатуваат во Париз и Лондон за да дејствуваат пред Лондонската мировна конференција за самостојна или автономна Македонија. Чуповски успева да се врати во Русија, но Попарсов не може да ги премине окупаторските граници. Македонската колонија во руската престолнина на 1. III 1913 г. го објави Меморандумот потпишан од ополномоштените Македонци и (заедно со отпечатената „Карта Македониа по програма на Македонските народници“) го испрати до Лондонската амбасадорска конференција.

ЛИТ.: Р. Ризов, *Страници от миналото*, „Македонско дело“, I, 9, [Viena], 10. I 1926, 5–6; Алексо Мартулков, *Моето учество во револуционерните борби на Македонија,* Скопје, 1954, 265–266; Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978, 40–61. Бл. Р.

**ОРА-КОПА** – календарски обичај со обредни огнови поврзани со празникот Прочка. Најзастапен бил во Источна Македонија, како Мала ора-копа и Голема ора-копа. Малата ора-копа ја изведувале децата една недела пред Прочка, Големата ора-копа се правела на самиот ден Прочка и во нејзиното изведување, покрај децата, се вклучувале и возрасните. Подготовките за обичајот започнувале неколку денови или неколку недели порано, кога се собирале материјали за огнот. Тоа е и еден вид натпревар меѓу децата од повеќе маала која група ќе направи поголем оган и ќе гори подолго. Обичај било децата по трипати да го прескокнуваат огнот. Големата ора-копа била многу поголема од Малата ора-копа што ја правеле децата. Додека горел огнот и од Малата ора-копа и од Големата ора-копа, децата пееле соодветни песни. За разлика од Малата ора-копа, што ја прескокнувале само децата, Големата ора-копа ја прескокнувале и возрасните.

ЛИТ.: Зорка Деликолова, *Обичаи сврзани со поедини празници и неделни дни во Радовиш,* „Гласник на Етнолошки музеј“, 1, Скопје, 1960.149. М. Кит.

**ОРБЕЛСКИ ТРИОД** – кирилски ракопис од XIII в., од македонска редакција, настанат во Западна Македонија. Ракописот се чува во Руската национална библиотека во Санкт-Петербург под сигн.: РНБ, F.n.I.102 + Вяз. F.124/4 + Вяз. F.124/10 (во збирката на Ст. Верковиќ). Има 241 пергаментен лист и ги содржи двата дела на триодот: постниот и цветниот. Содржи паримии и делови од уставот. Во ракописот се спомнуваат и имињата на Кирил Филозоф и брат му Методиј, како и имињата на пустиножителите Јован Рилски, Јоаким Сарандапорски (Осоговски) и Прохор Пчињски. Името го носи по с. Орбеле, каде што е пронајден.

ЛИТ.: В. Десподова, Л. Славева, *Македонски средновековни ракописи,* I, Прилеп, 1988; Г. Поп-Атанасов, *Речник на старата македонска литература*, Скопје, 1989; Е. Црвенковска, *Јазикот и стилот на триодот*, Скопје, 2006; Е. Црвенковска, Л. Макаријоска, *Орбелски триод*, ГЗ ФлФ, 32, I, Скопје, 2006, 357–385. Е. Ц.



Страница од Орбелскиот триод

**ОРБИНИ, Мавро** (1563–1610/14) – католички монах и историчар. Световното име му е Фрањо, а името *Мавро* го зема како монах. Основното и средното училиште ги завршува во Дубровник, а на 15-годишна возраст пристапува во Бенедиктинскиот манастир. Литературната дејност ја започнал со компилациското теолошко дело *De ultimo fine humanae vitae vel summo bono*. Неговото најзначајно дело е *Кралството на Словените* (Пезаро, 1601), кое во еден период било ставено во Индексот на забранетите книги. Орбини направил и превод од италијански на *Specchio spirituale del principio e del fine della vita umana* од Анѓело Ели.



IL REGNO DE GLI SLAVI HOGGI CORROTTAMENTE DETTI SCHIAVONI. HISTORIA DI DON MAVRO ORBINI RAVSEO ABBATE MELITENSE.

Мавро Орбини, „Кралството на Словените“ (прво издание, 1601)

БИБЛ.: Mauro Orbini, *Il Regno degli Slavi, 1601.* Nachdruck besorgt von Sima Cirkovic und Peter Rehder, Mit einem Vorword von Sima Cirkovic, München, 1985 [reprint]; Tomo Matić, *Barjaktarijev latinski prijevod Orbinijeva „Il regno degli Slavi“,* „Historijski zbornik“‘, III, 1-4, Zagreb, 1950, 193-197; Мавро Орбин, *Краљевство Словена,* Београд, 1969.

ЛИТ.: Cronia Arturo, *Il „Regno degli Slavi“ di Mauro Orbini (1601) e la „Istorija Slavenobolgarskaja“ del monaco Paisi (1762),* Roma, 1940-XVIII; Никола Радојчић, *Српска историја Мавра Орбинија,* књ. CLII, одељење друштвених наука, 2, Београд, 1950; Билјана Ристовска-Јосифовска, *„Кралството на Словените“ од Мавро Орбини како извор за македонската средновековна историја,* Скопје, 2001. Б.Р.-Ј.

**ОРГАНИЗАЦИЈА „ПРИЈАТЕЛСКА ДРУЖИНА“** (Киев, Украина, јануари 1883) – организација основана од тамошните Македонци, по иницијатива од Спиро Гулапчев, со цел да работи на просветување на народот и на унапредување на образовниот процес во Македонија. Во Организацијата членувале 53 лица (септември 1983). Месни организации биле основани во Киев, Загреб, Анхаило, Харков и во Цариград; членови имало и во други градови.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Обид на Спиро Гулапчев и на Организацијата „Пријателска дружина“ за ширење на општите и практичните научни знаење сред селанството во Македонија*, зб., Школството, просветата и културата во Македонија во времето на преродбата, Скопје, 1979. М. Мин.

**ОРГАНИЗАЦИЈА ВО ДРВНАТА ИНДУСТРИЈА ВО РМ** – организационата поставеност на дрвната индустрија. Таа се анализира од следните аспекти: географската поставеност, бројот на претпријатијата, видот на производството и видот на сопственоста. Дрвноиндустрските претпријатија просторно се разместени на


Дел од погон на дрвната индустрија во РМ

целата територија на државата. Пиланските капацитети се лоцирани во реоните богати со шума, додека погоните за производство на финални производи од дрво ги има на целата територија на државата. Најголем број претпријатија се специјализирани за конкретно производство, но има и претпријатија што се занимаваат со комбинирани производства (бичена граѓа – дрвена амбалажа, бичена граѓа – паркет, разни видови мебел и сл.). Во примарниот сектор доминираат претпријатијата за производство на бичена граѓа (пилани) и само неколку погони за други видови производства (фурнири и плочи од фурнири). Финалното производство во најголем дел се изведува во погоните за производство на разни видови мебел, помалку во погоните за производство на дрвена амбалажа и паркет, и симболично во погоните за производство на куќи, бараки и др. Во однос на видот на сопственоста, денес, кај некои од претпријатијата процесот на приватизација е завршен во целост, кај други се приватизирани само оние делови од производниот процес што функционираат како целина. Формирани се и нови претпријатија со приватен капитал. Б. Ил.

**ОРГАНСКАТА ХЕМИЈА ВО МАКЕДОНИЈА.** Наставната и научната работа во областа на органската хемија во Македонија започнала наскоро по конституирањето на Катедрата по хемија на Филозофскиот факултет, особено кога за хонорарен предавач бил избран (1947) д-р Јосиф Јанчулев, еден од авторите на првиот објавен труд од оваа област (1955). Наставата по органска хемија се развивала и се осовременувала, а и институциите на кои била предавана станале помногубројни. Покрај на Филозофскиот факултет (подоцна на ПМФ), органската хемија била предавана на Технолошкиот оддел на Техничкиот факултет (Одделот подоцна прераснал во ТМФ), на Фармацевтскиот факултет и, како одделен предмет или во рамките на курсевите по општа хемија, и на други факултети.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996., 196; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 209. Б. Ш.

**ОРГАНЏИЕВА, Цветанка** (Велес, 1923) – поет, славист, историчар на книжевноста, унив. професор и научен советник (во пензија). Како ученичка во V клас била активен член на Литературната дружина „Јован Дучиќ" во Велес (1939). Во родниот град завршила гимназија (1942), а потоа една година била на студии по германистика на Историско-филолошкиот факултет во Софија. Зачувани се повеќе нејзини песни на македонски јазик од 1944 г. По Ослободувањето објавувала песни во сп. „Нов ден", „Иднина", в. „Нова Македонија" и др. Подоцна дипломирала славистика (1948) и докторирала на Филозофскиот факултет во Загреб на тема „Objavljivanje i pročavanje junačkih pesama kod Južnih Slavena i Rusa do 1920 godine s naročitim osvrtom na pitanje postanka i razvitka junačkih pjesama" (23 VI 1962). Прво била асистент на Филозофскиот факултет во Скопје (1949), а потоа и професор, научен советник (до 6. XII 1983) и директор (1. VII 1976–30. VI 1978) на Институтот за фолклор во Скопје.


Цветанка Органџиева

БИБЛ.: *Осврт врз изучувањата на настанувањето и развитокот на јужнословенската епика до 1920 година,* Скопје, 1972; *Карактеристиките на епските песни на Македонците-муслимани од Делчевско (Пијанец),* Скопје, 1981.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, II, „Мисла", Скопје, 1980, 379-387; *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 108 и 147. С. Мл.

**ОРДАНОВСКИ, Сашо** (Скопје, 11. VII 1964) – новинар, издавач, политички аналитичар. Завршил Факултет за интердисциплинарни студии по новинарство во Скопје. Припаѓа на генерацијата новинари кои кон крајот на осумдесеттите години ја промовирале медиумската демократија со магазинот „Млад борец". Работел во повеќе печатени и електронски медиуми. Ја извршувал функцијата директор и главен уредник на МТВ (1994/96). Еден од најцитираните македонски аналитичари и автори во угледни странски медиуми. Основач и сопственик на магазинот „Форум" (денес „Форум плус"). Активен во невладиниот сектор. Б. П. Ѓ.


Сашо Ордановски


Ореви

**ОРЕВ** (Juglans regia L., фам. Juglandaceae) – евроазиски вид, чија ареална граница тешко може да се одреди поради неговото дамнешно култивирање и супспонтано ширење. На Балканот и во нашата земја се смета дека е природно застапен. Големо дрво, со широко разгранета круна, мазна кора, светлосива. Листовите се крупни, кожести, непарно перести. Плодот орев е со месест егзокарп, кој по созревањето пука и се одвојува од дрвенестиот ендокарп. Семето содржи големо количество маслени материи (55%). Како шумски вид, кај нас е застапен во дабовиот регион, во хигромезофилни заедници, на станишта со рефугијален карактер. Има многу квалитетно дрво. Ал. Анд.

**„ОРЕЛ", ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Гранит Сити, Индијана, САД, 1911) – друштво на македонски доселеници од Леринско

со ограноци во Индијанополис, Индијана и Дејтон, Охајо. Ова друштво развивало хуманитарни и други активности. Сл. Н.-К.

**„ОРЕЛ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Сиракуз, Њујорк, САД, 1917) – друштво за заемна помош на Македонците доселеници од селото Горничево (Леринско), Егејскиот дел на Македонија, со филијала во блискиот град Рочестер. Организирало пикници и други активности, а ги славело и селските слави во Леринско. Сл. Н.-К.

**ОРЕСТ** (Orestes) (400/399–398/7) – македонски крал, син на кралот Архелај I од бракот со Клеопатра. Бидејќи сè уште бил малолетен, во негово име државата ја управувал регентот Аероп II. Се претпоставува дека бил убиен токму од својот регент.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica*, Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Н. Проева, Историја на Аргеадите, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ОРЕСТИ** – горномакедонско племе што ја населувало областа Орестида. Во доцното бронзено време живееле на западниот балкански простор. Оттаму, во периодот на големите миграции, се доселиле во областа на горниот тек на р. Халијакмон (Бистрица), која пред тоа се викала Макета. Според некои извори тие биле епирско племе, додека според Страбон, наоѓајќи се во соседство на Македонците, поради нивниот углед и моќ, со текот на времето станале дел од Македонија. Дефинитивно биле присоединети кон Македонското Кралство во времето на владеењето на Филип II.

ИЗВ.: Strabonis, *Geographica,* Lipsiae, 1895-1913.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**ОРЕСТИДА** – античка област во Горна Македонија. Се простирала во горниот тек на р. Халијакмон (Бистрица) и областа на Костурското и Преспанското Езеро. Се граничела со Линкестида (на север), Елимеја (на југ), Параваја (запад) и Еордаја (исток). Најстариот и главен град бил Аргос Орестидски (близу сегашното Хрупишта), од каде што потекнувала македонската династија на Аргеадите.

ИЗВ.: Strabonis, *Geographica,* Lipsiae, 1895-1913.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**ОРИЗ** (Oriza sativa L.) – едногодишна житна култура, која најчесто се одгледува во водна средина (кај нас исключиво). Лесно е сварлив. Зрното се користи како: кафено (карго), парболед, бело, дехидрирано и варено зрно, но и


Оризови полиња во Кочанско

преработено како: оризово масло, брашно, скроб, гриз и сурогат за пиво. Постојат два негови подвида: обичен (Oriza sativa ssp. Communis Gust.) и ситнозрнест ориз (Oriza sativa ssp. Brevis Gust.). П. Ив.


Златни обетки од с. Оризари, Крушарски Рид (XIV в.)

**ОРИЗАРИ, КРУШАРСКИ РИД** – средновековна некропола на 4 km североисточно од Кочани. Од евидентираните 55 гробови, 7 се доцноантички, а останатите од X до XV в. Од средновековните гробови потекнуваат белезици и наушници. На јужниот крај на некрополата е лоцирана еднобродна црквичка, од каде што потекнува богатото депо од XIV в.

ЛИТ.: Б. Алексова, *Археолошки ископувања во с. Оризари – Кочанско*, „ЗШНМ“, III (1962-1963), Штип, 1964, 81–98. Ел. М.

**ОРКЕСТАР ОД НАРОДНИ ИНСТРУМЕНТИ НА МРТ** – основан во 1950 г. со намера да се зачува автентичното народно свирење и пеење. Уметнички раководители: Пеце Атанасовски (1950–1987), Мефаил Сакипов (1987–2006). Својата активност главно ја насочувал кон потребите на програмите на МРТ. Снимил над 3 000 песни и ора што се дел од богатата фонотека на МРТ. Со него настапувале врвните македонски исполнители (Илиева, Сариевски, Манчевски и др.), а некои од нив (Бадев) долги години биле негови членови. Составот на овој оркестар варирал, но во него постојано биле присутни инструментите: гајди, кавали, тамбури, кемане и тапан. Неколку пати Оркестарот настапил на фестивали во странство (Ланголен, Братислава и др.), од каде што постојано се враќал со награди. М. Кол.

**ОРКЕСТАР ЧАЛГИИ НА МРТ** – почнал да работи во почетокот на емитувањето на програмата на Радио Скопје (1944). Главна улога му е да ја зачува и да ја продолжи чалгиската традиција во Македонија што влече корени од чалгиските тајфи на XIX в. Составен е од следниве инструменти: ут, канон, два кларинета, две виолини, бенџо, тарабука, дајре и тапан. Со него снимале голем број од врвните македонски пејачи. Реализирал околу 2 000 снимки. М. Кол.

**ОРЛАНДИЌ, Блажо** (с. Сеоци, Барско, Црна Гора, 1914 – Млиниште, БиХ, почеток на 1943) – студент на Филозофскиот факултет во Скопје и комунистички деец, Црногорец. Како осмокласник станал член на КПЈ и се приклучил кон Скопската организација на КПЈ. Во својство на инструктор на ЦК на КПЈ, ја формирал првата Организација на КПЈ на Филозофскиот факултет во Скопје (октомври 1935), поради што


Блажо Орландиќ

бил уапсен и осуден на една година затвор во Сремска Митровица. По излегувањето на слобода продолжил да студира во Белград. Во својство на полномошник на ЦК на КПЈ пак бил испратен во Скопје за разбивање на фракциските групи и за формирање на нови организации на КПЈ во Македонија. Непосредно поврзан со Светозар Вукмановиќ-Темпо, одиграл значајна улога во уништувањето на скопската фракција на привржаниците на Петко Милетиќ (1938). Бил член на ПК на КПЈ за Македонија до Априлската војна (1941), а потоа станал

член на Воениот комитет и организатор на оружената востание во Црна Гора, како политички комесар на поголема партизанска група (во почетокот на 1942), во Четвртата НО пролетерска бригада, инструктор на ЦК на КПЈ, политички комесар на Купрешкиот НОПО и заменик политички комесар на Деветтата краишка НО бригада (1943). Бил ранет и упатен на лекување во Централната партизанска болница во Дрвар, но колоната ранети била пресретната од германски и четнички сили и по кратка борба сите ранети биле убиени. Прогласен е за народен херој на Југославија (15. VII 1949).

ЛИТ.: Антон Колендиќ, *Тој живееше и работеше за народот и партијата,* „13 Ноември", III, 3, Скопје, 1964, 16; Боро Кралевски, *Беа, загинаа, останаа,* Скопје, 1969, 292; Панче Кировски, *Префрлањето на Блажо Орландиќ, член на ПК на КПЈ за Македонија од Тетово за Скопје во 1941 година,* Тетово и Тетовско во НОВ 1941-1945, кн. прва, Тетово, 1991, 195-196. С. Мл.

**ОРЛИ** (Pandionidae, Accipitridae) – фамилии средно големи и големи дневни грабливи птици. Фамилијата орли рибари (Pandionidae) вклучува мал број видови специјализирани за лов на риби, од кои во Европа и кај нас е присутен само еден вид орел рибар (Pandion haliaetus). Фамилијата на орлите, еји, луњи и јастреби (Accipitridae) вклучува повеќе родови, меѓу кои кај нас се присутни следниве видови: белоопашест морски орел (Haliaeetus albicilla), орел змијар (Circaetus gallicus), златен или скалест орел (Aquila chrysaetos), крстат или царски орел (Aquila heliaca), голем креслив орел (Aquila clanga), мал креслив орел (Aquila pomarina), мал или џуџест орел (Hieraaetus pennatus), мал или египетски мршојадец (Neophron percnopterus), белоглав мршојадец (Gyps fulvus), брадест мршојадец (Gypaetus barbatus) и црн мршојадец или картал (Aegypius monachus).



Белоглав орел - мршојадец (Gyps fulvus)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Македонското оро „Кавадарка" (1950)

**ОРО** – посебен вид игра, во форма на синџир на меѓусебно поврзани играорци, што се движат по кружна, полукружна, спирална или змијовидна патека. Играорците се држат за рака, за појас, под рака или за рамо. Тоа е своевиден јавен собир, прилика и место за играње. Ората имаат и свои имиња: „Велгошко оро", „Машко оро" или пак „Старо оро". Во Македонија ората се играат на гајда, на тапани, само на тапан (пијанечкото оро „Копачка"), на шупелка, ќемене, тамбура, дудук, двојанка (слагарка) и дајре (жени од Дебарско). Во Дојран се играло и на музиката на свирче од трска, во Леринско на бурија (труба од кора од дрво). Мажите повеќе играле со придружба на инструмент, а жените на песна. Според полот, во традициската култура на Македонците ората се делат на машки, женски и мешани. Во зависност од социјалната положба, орото можело да биде составено од моми, невести, мажени жени, ергени, млади мажи или женети мажи. Вообичаено било девојките и немажените момци да играат во одвоени ора, додека женетите имале поголеми привилегии и играле во исто оро. Во женското оро обично се подредувале старици, па средовечни жени, невести, па девојки. Ив. О. Т.

**ОРО ВО ОРО** – концентрични ора, најчесто составени од различен пол на играорци, или, ако се од исти пол, со различен социјален статус. Ив. О. Т.

**ОРОВОДНИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – традиционални песни за играње на оро. Во подалечното минато тие биле единствените придружници на женските орски игри, кои биле лишени од инструментална придружба. Тоа траело сè до појавата на градската орско-музичка традиција, кога започнало играњето на ората во мешан состав со инструментална придружба и со паралелно заедничко пеење песни на мажите и жените. Тоа биле разновидни песни, кои не се поврзани само со ората, туку се пеат и без нив. Без исклучок, сите македонски ороводни песни се играат во мензурални ритмови – постарите во рамноделни, а градските и со нерамноделни ритмови, меѓу кои е најзастапен 7/8 (3,2,2) ритам, во етномузикологијата познат како „ритам на македонското оро".

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Метроритмичките структури на ората во Македонија,* „Македонски фолклор, IX, 18, Скопје, 1976, 79-90. Ѓ. М. Ѓ.

**ОРОВЧАНЕЦ**, **Вера** (псевд. Ленка) (Прилеп, 16. I 1917 – Скопје 24. X 1989) – припадничка на работничкото и комунистичкото дви-


Вера Оровчанец

жење. Од 1940 г. била член на КПЈ и учесник во НОБ. Била секретар на Поверенството и на Окружниот комитет на КПМ во Битола. Член на Окружниот и Околискиот комитет на КПМ за Прилеп. Работела на зацврстување на партиските организации и проширување на партизанското ослободително движење.

ЛИТ.: *Извори за ослободителната војна и Револуција во Македонија (1941–1945)*, I, 2 и 3; Велимир Брезоски, *КПМ (1941–1944)*, Скопје, 2003. О. Ив.


Никола Алексов Оровчанец

**ОРОВЧАНЕЦ, Никола Алексов** (псевд. Сандански, Пантиќ) (Велес, 25. VII 1905 – Москва, 1938) – комунистички деец. Во 1923 г. бил примен во КПЈ, а во 1925 и во КП на СССР. Студирал на Комунистичкиот универзитет во Москва. Во 1934 г. како инструктор на КПЈ, работел на обновување и зацврстување на македонската партиска организација и го формирал Обласниот комитет. Со К. Рацин го покренал партискиот орган „Искра“. Поради провала, се вратил во Москва. Бил жртва на сталинистичките чистки, а во 1963 г. посмртно бил рехабилитиран.

ЛИТ.: *Извори за историјата на СКМ. Документи и материјали 1921–1941*, I, 2. Редакција, превод и коментари Иван Катарџиев, Скопје, 1985. О. Ив.

**ОРОГЕНИ ЕТАПИ ВО МАКЕДОНИЈА** – орогените движења се тектонски придвижувања на големи елементи од Земјината кора, кои предизвикуваат набирање на карпестите маси, метаморфизам, магматизам и создавање на венечните планини. Овие движења постојат од почетокот на формирањето на Земјината кора и оставиле траги во сите етапи од развојот на Земјата. Терените на Македонија биле изложени на тектонски нарушувања во процесите на повеќе фази од неколку орогени етапи. Најстари траги на тектонски движења, метаморфизам и магматизам се зачувани во високометаморфните комплекси на Пелагонискиот и Осоговско-малешевскиот (Српско-македонскиот) масив и се поврзани со „Гренвилската орогена фаза“ (1.350–1.000 млн. години) од протерозоиската ера. Силни тектонски деструкции и магматско-метаморфни процеси се одвивале и во времето на „Херцинската орогенеза“, во младиот палеозоик, на терените на Западномакедонската и Вардарската зона, а со помала распространетост и во Осоговско-малешевскиот масив. „Алпската орогена етапа“ почнала пред 205 млн. години и трае до денес. Претставена е со магматизам и тектонски движења што се одвивале во неколку орогени фази (младокимериска, ларамиска, пиринејска и савска), од кои последниве имале најголемо влијание на денешниот морфолошки облик на Земјата и на создавањето на високите планински масиви во светот и во Македонија. Н. Дум.


Орта џамија, Струмица

**ОРТА ЏАМИЈА** (Струмица) – археолошки комплекс во центарот на Струмица, во подножјето на средновековната тврдина на градот Цареви Кули, споменик на културата, изградена во 1613/1614 г. Со ископувањата е откриена богата стратиграфија од II в. пр.н.е., па сè до XVII в. н.е. Најдени се остатоци од средновековна црква живописана во XI-XII в., како и некрополи во повеќе слоеви. Покрај архитектонските остатоци, откриен е и фрескоживопис, мермерна пластика, натписи, монети, керамика, накит и др.

Изградена е од Дурак-ефенди. Има квадратна основа покриена со голема купола, чија височина изнесува 13,50 m. Пандитивите се украсени со цитати од Коранот, а во внатрешноста има флорални декоративни мотиви. Реновирана е во 1984 г.

ЛИТ.: М. Стаменова-Атанасова, *Духовните традиции на Тивериопол*, Струмица, 2003; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981; *Струмица, културно-историско наследство*, Струмица, 2005. Ел. М. и Др. Ѓ.


Бојан Ортаков

**ОРТАКОВ, Бојан** (Скопје, 19. I 1963) – музиколог. Студиите ги завршува на Факултетот за музичка уметност во Скопје, во класата на Тома Прошев. Престојува (1990) на специјалистички студии во Торино (кај Енрико Фубини). Докторира со темата „Акултурациските процеси во формирањето и развојот на македонската духовна музика во периодот IX–XIX век“, издадена под насловот „Арс Кукузелиана“. Автор е на повеќе студии и написи, посветени главно на средновековното музичко минато на Македонија, но и на теми сврзани со естетиката на византиската музиката. Пишувал и критики за повеќе македонски медиуми. Вонреден професор на ФМУ во Скопје на Одделот по музикологија. М. Кол.

**ОРТАКОВ, Драгослав** (Гевгелија, 22. IV 1928 – Скопје, 9. XII 2007) – музиколог и композитор. Втемелувач на современата македонска музикологија. Образованието го стекнал во неколку европски центри (Загреб, кај музикологот Јосип Андреис; Белград, композиција кај Марко Тајчевиќ; Париз, усовршување во класите на Пјер Висмер и Жак Шаје). Покренувач е и прв шеф на Одделот за музикологија при ФМУ во Скопје. Пред тоа бил директор на Операта и Балетот, а потоа професор на ФМУ. Во музикологијата него-


Драгослав Ортаков

виот истражувачки интерес е свртен кон подалечните слоеви на македонското музичко минато, но и кон современите творечки струења. Заедно со Сотир Голабовски се првите што ги поставија темелите на музичката византологија во Македонија. Напишал поголем број статии, дешифрирал поголем број средновековни музички ракописи и има објавено повеќе книги. Творечкиот живот на О. минува низ неколку фази. Најнапред се пројавува како композитор и критичар, кога создава главно камерни и хорски композиции. Потоа (втората половина на седумдесеттите и осумдесеттите години) тежиштето го става врз музиколошките истражувања, а во последната деценија од XX в. повторно ја интензивира својата композиторска активност. Во ова време се јавуваат неколку позабележителни творби, меѓу кои и вокалниот циклус „Ѕидари“. Остана запишан во македонската музичка историја и како автор на првата електронска композиција „Елеорп 76“.

ДЕЛА: *За музиката* (1962); *Музичката уметност во Македонија* (1982); *Ars nova Macedonika* (1986); *Огледи за византискословенската музика во Македонија* (2001); *Вечниот орфеј* (2004, коавтор). М. Кол.

**ОРУШЕВ, Трајко Киров** (Штип, 31. I 1924 – Охрид, 29. V 1995) – интернист, редовен проф. на Мед. ф. (од 1985). Медицински студии завршил во Белград (1951), а специјализација по интерна медицина во Скопје (1957). Одбранил хабилитација (1971) и потоа докторска дисертација (1979) на Мед. ф. во Скопје. Основал Служба за медицина на трудот (1961) при Рудници и Железарница–Скопје, која прераснала во Институт за медицина на трудот, каде што бил директор до 1972 г. Објавил над 100 стручни и научни трудови и скрипта „Медицина на трудот“ за студентите по медицина.

БИБЛ.: *Gasovi – Plinovi (Hlor, Fozgen, Sumpordioksid, Amonjak)*, во: D. Stanković, *Medicinska knjiga*, Beograd–Zagreb, 1986, 296–299; *Industrija sintetskih vlakana*, во: D. Stanković, *Medicinska knjiga*, Beograd–Zagreb, 1986, 827–828; *Медицина на трудот* (скрипта), Скопје, 1986. Д. Д.


Настап на ансамблот „Орце Николов“

**„ОРЦЕ НИКОЛОВ“, АНСАМБЛ ЗА НАРОДНИ ПЕСНИ И ОРА** (Скопје, 1945) – културно-уметничко друштво. Формиран е од Синдикатот на металските работници на аеродромот Скопје, со задача да ги афирмира македонските народни ора, песни, носии, обичаи и сл. При формирањето беше именувано како КУД „Металец“, а од 1948 г. го носи името на народниот херој од НОАВМ Јордан (Орце) Николов. Уште од основањето, во неговиот состав работат музичка, играорна, драмска, рецитаторска и пејачка секција и голем мешан хор под диригентството на Илија Николовски – Луј и Ѓорѓи Димчевски. Поголем број од тие хористи подоцна станаа членови на Скопската опера. Има освоено над 300 награди и признанија на сите континенти. Во досегашната дејност во него членуваа над 10.000 членови, со околу 6.000 концерти низ целиот свет, што ги следеле над десет милиони гледачи. М. Кит.

**ОСИ, БОЦКАЛКИ** (*Apocrita*) – ципокрилни инсекти. Женките имаат легалка што служи за полагање јајца или е претворена во осило. Усниот апарат им е приспособен главно за цицање нектар. Означени се како паразитоиди, поради нивните ларви што се хранат со внатрешните органи на домаќинот во кој женката ги положила јајцата. Ларвите се црвовидни и без нозе. Подредот опфаќа поголем број фамилии: *оси потајнички* (*Ichneumonidae*), *оси шишарки* (*Cynipidae*), *оси златарки* (*Chrysididae*), *мраволики оси* (*Mutillidae*), *сколии* (*Scoliidae*), *оси копачки* (*Sphaegidae*), *вистински оси* (*Vespidae*), *пчели* (*Apidae*), *мравки* (*Formicidae*).

ЛИТ.: Jonce Cingovski, *Zweiter beitrag zur kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V (10/51) 163-176; Јонче Чинговски, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera). Фауна на Македонија, VI*, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1985; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безʼрбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, ВИСТИНСКИ** (*Vespidae*) – ципокрилни инсекти (*оси* и *стршни*). Се хранат со цветен прав и нектар. Се одликуваат со црна и жолта боја на телото. Живеат одделно или во заедници. Најниска форма на заедничко живеење постои кај *галската оса* (*Polistes gallicus* L.), која прави повеќекелијни гнезда од дрвена маса во облик на шестоаголник. Сличен начин на живеење има кај сите видови од родот *Vespa*, кои прават дупки во земјата или во шупливи дрвја. Најчести видови во Македонија се: *обична оса* (*Vespula vulgaris* L.), која прави гнезда во земјата; *саксонска оса* (*Dolichovespula saxonica* Fabr.), гради гнезда по куќите и зградите; *црвена оса* (*Vespula rufa* L.), прави гнезда во шупливи дрвја, и *стршен* (*Vespa crabro* L.), кој гради гнезда во напуштени човечки живеалишта или во земјата и е нашата најголема оса; убодот може да биде смртоносен.


Обична оса

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безʼрбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, ЗЛАТАРКИ** (*Chrysididae*) – ситни ципокрилни инсекти со сјајно обоено тело. Боите се прелеваат од метално-сина, зелена до пурпурно-зелена. Женките од овие осички полагаат јајца во гнезда на други ципокрилци, во кои нивните ларви паразитираат. Познат вид од оваа фамилија е *огненозлатната осичка* (*Chrysis ignita* L.), која на специфичен начин се грижи за своето потомство: полага јајца во гнездата на осата *Eumenes coarcata*, слично на кукавичјите јајца.


Златарка оса

ЛИТ.: Jonce Cingovski, *Zweiter beitrag zur kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V (10/51) 163-176; истиот, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera). Фауна на Македонија,* VI, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1985; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безʼрбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, КОПАЧКИ** (*Sphaegidae*) – ципокрилни инсекти кои копаат гнезда во песок или во земја, по што го добиле името. Женките ловат полски муви, скакулци, гасеници, штурци и други инсекти, ги парализираат и ги носат живи во


Оса копачка

гнездото како храна на потомството. Попознати видови се: *Bembix rostrata* L., кој секојдневно лови муви за своите личинки; *Sphex fumerarius* Gussak., за свиоте потомци лови скакулци; а видот *Ammophila sabulosa* L., потомците ги храни со гасеници.

ЛИТ.: Jonce Cingovski, *Zweiter beitrag zur kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V (10/51) 163-176; истиот, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera). Фауна на Македонија VI*, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје 1985; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, МРАВОЛИКИ** (*Mutillidae*) – ципокрилни инсекти. По изгледот на телото потсетуваат на мравки. Мажјаците имаат крилја, а женките имаат скратени крилја или се бескрилни. Познат вид е *европската мравоолика оса* (*Mutilla europaea* L.), која полага јајца во гнезда на бумбари. Изведените ларви се хранат со бумбаровите ларви.



Мраволика оса

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, ПОТАЈНИЧКИ** (*Ichneumonidae*) – ципокрилни инсекти, брзи и добри летачи. Женката има многу чувствителни пипала со кои открива гасеници од други инсекти (на пр., во стебла) и со долгата легалка, со хируршка точност полага јајца во нив; подоцна, изведените ларви се хранат и го уништуваат домаќинот; се сметаат за корисни инсекти. Во четинарските шуми живее видот *Rhyssa persuasoria* L., кој своите јајца ги полага во ларвата на осата дрвенарка, а *Ephialtes manifestator* L. полага јајца во ларвите на стрижибубачките.



Потајничка оса

ЛИТ.: Jonce Cingovski, *Zweiter beitrag zur kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V (10/51) 163-176; истиот, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera). Фауна на Македонија VI*, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1985; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, РАСТИТЕЛНИ** (*Symphyta*) – најпримитивни ципокрилни инсекти. Во стадиум на ларва се хранат со листови и со други растителни органи и ткива, по што и го добиле името. Овој подред е доб-ро истражен во Македонија. Тука спаѓаат: *оси дрвенарки* (*Siricidae*), чии ларви живеат во стеблата на дрвјата, дупчат карактеристични ходници и им нанесуваат големи штети; најпознат вид е *Sirex gigas* L., и *оси листарки* (*Tenthredinidae*), чии ларви живеат на листовите од голем број растенија и се хранат со нив. Во Македонија се утврдени 179 таксони оси листарки, од кои видот *Tenthredopsis macedonica* Cingovski е ендемичен.



Растителна оса

ЛИТ.: Jonce Cingovski, *Zweiter beitrag zur kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V (10/51): 163-176; истиот, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera)*, Фауна на Македонија, VI, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје 1985; група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*. Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003.

В. Т. К. – М. Кр.

**ОСИ, ШИШАРКИ** (*Cynipidae*) – ситни ципокрилни инсекти. Полагаат јајца во млади растенија и предизвикуваат појава на „гали“ или „шишарки“, по што го добиле името. Околу 90% видови од оваа фамилија напаѓат различни видови дабови, а помал е бројот на оние што напаѓаат други дрвја и растенија: јавор, дива ружа, див афион. Во Македонија познати видови се: *фарбарска оса шишарка* (*Andricus gallaetinctoriae* Oliv.), чии гали се користат за правење мастило и за штавење кожа; *ружина оса шишарка* (*Diplolepis rosae* L.), која полага јајца на ружа и предизвикува појава на темноцрвеникави бушави шишарки.



Оса шишарка

ЛИТ.: Jonce Cingovski, *Zweiter beitrag zur kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*. Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V (10/51) 163-176; истиот, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera). Фауна на Македонија VI*, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1985; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје 1991.

В. Т. К. – М. Кр.

**ОСКОРУША (СКОРУША)** (Sorbus domestica L., фам. Rosaceae) – листопадно дрво од Јужна Европа, Западна Азија и Северна Африка. Листовите сложени, непарно перести, со издолжени, ситно назабени ливчиња. Цветовите се бели, собрани во штитести соцветија. Плодот е мал (2-3 см), жолто-зелен, јаболчест или крушковиден, јадлив. Се среќава како примеса во термофилните дабови шуми.



Оскоруша

Ал. Анд.

**„ОСЛОБОДИТЕЛ“** (Положај, Егејскиот дел на Македонија, 29. II – август 1949) – македонско издание на в. „Апелефтеротис“, орган на Главниот штаб на ДАГ за Пајак – Кајмакчалан. Бил умножуван на шапирограф, во мал формат на 6 страници.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 148. С. Мл.

**ОСЛОБОДИТЕЛЕН КОМИТЕТ НА МАКЕДОНИЈА** (1962–1986) – в. *Движење за ослободување и обединување на Македонија (ДООМ)*.

**ОСЛОМЕЈ** – село во Кичевско. Се наоѓа во северниот дел на Кичевската Котлина, од десната страна на р. Темница, на надморска височина од околу 700 м. Со регионален пат е поврзано со Кичево. Тоа е населено со Македонци (40). Населението е вработено во рудникот за јаглен и во термоцентралата „Осломеј“, кои се во околината на селото. О. е седиште на општина, која зафаќа површина од 12.109 ha, а има 16 населени места со 10.420 ж. Има осумгодишно училиште и здравствена станица.

Ал. Ст.



ТЦ „Осломеј“, Кичево

**„ОСЛОМЕЈ“** – ТЦ на лигнит, кај селото Осломеј, недалеку од Кичево. Во погон е од 1980 г. Има еден агрегат со номинална моќ-

ност 120 MW. Во периодот од 1992-2003 г. просечното годишно производство изнесувало 526,2 GWh, а најголемото од 793,7 GWh во 1998 г. Лигнитот е со просечна калорична вредност 7.600 kJ/kg. Просечната потрошувачка на лигнитот е 1,5 kg/kWh, а на мазутот 2,16 g/kWh.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *Ј.П. „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003; http://www.elem.com.mk. Др. Р.

**ОСМА ДИВИЗИЈА НА КНОЈ** (6. XII 1944 – почетокот на 1948) – воена единица на НОВЈ. Била формирана во состав од четири бригади. Имала задача да врши заштита и обезбедување на новиот поредок во рамките на Службата за безбедност. По Ослободувањето ги запоседнала границите на Македонија и ја чистела територијата од остатоците на колаборационистичките сили и другите соработници на окупаторот. По реорганизацијата на КНОЈ била преименувана во Седма дивизија на КНОЈ. В. Ст.

**ОСМАНИ, Абдула** (с. Матејче, Кумановско, 12. IV 1921) – политички деец. Завршил гимназија. Член на КПМ (1945). Бил учител, директор на осумгодишно училиште, потпретседател на Околискиот народен одбор во Куманово, претседател на Собранието на Општината Липково, потпретседател на Собранието на Кумановската околија, претседател на Општинскиот одбор на ССРНМ и член на Околискиот комитет на КПМ во Куманово, како и член на ЦК на СКМ и член на Контролната комисија на СКМ, пратеник во Организационо-политичкиот собор на Собранието на СФРЈ и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ. С. Мл.

**ОСМАНИ, Бедри** (с. Градец, Гостиварско, 26. IV 1925) – земјоделски работник и политички деец. Завршил основно училиште. Бил учесник во НОАВМ (1944) и член на КПМ (од 1948). Како истакнат партиски активист, бил пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ (1970). С. Мл.

**ОСМАНИ, Ферик Зихни** (Ferik Zihni Osmani) (с. Крани, Преспа, 18. XII 1938) – албанолог, унив. професор. Основното образование го завршил во родното место, а Учителската школа и Вишата педагошка школа во Скопје (1962). Подоцна дипломирал и на Групата за албански јазик и книжевност на Филозофскиот факултет во Приштина. Работел како професор по албански јазик во Гимназијата „Зеф Љуш Марку“ во Скопје. Во учебната 1975/76 г. бил избран за предавач по предметите Синтакса на албанскиот јазик и Албански јазик со култура на говорот на ПА „Климент Охридски“ во Скопје. Магистрирал на Филозофскиот факултет во Приштина (1979) на тема „Говорот на Албанците во Преспа“. Докторирал во 1984 г. на тема „Говорот на Албанците во Битола и Битолско“. Во 1995 г. бил избран за доцент по предметот Современ албански јазик - Синтакса на албанскиот јазик на Катедрата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје. Автор е на неколку учебници по граматика на албанскиот јазик. Преведува од албански на македонски јазик и обратно.

БИБЛ.: *Вокалниот систем на говорот на Албанците од Преспа*, Приштина, 1981; *Глаголскиот систем на говорот на Албанците во Преспа*, „Јехона“, 4, Скопје, 1995; *Говорот на Албанците во Преспа*, Скопје, 1996 ; *Адмиративот во балкански контекст*, „Јехона“, 4-5, Скопје, 1997 ; *Говорот на Албанците во Битола и Битолско*, Скопје, 1998 ; *Развојот на образованието кај Албанците од Преспа*, Скопје, 2000. А. П.


Димитрие Османли

**ОСМАНЛИ, Димитрие** (Битола, 29. V 1927 – Скопје, 13. III 2006) – филмски, театарски и телевизиски режисер, сценарист и педагог. Првите контакти со филмот и кинематографијата ги остварува со помош на Милтон Манаки, балканскиот филмски пионер. Филмска и театарска режија завршува на Академијата за театарска уметност во Белград (1953), а постдипломски студии (1962) на Институтот за високи кинематографски студии во Париз. Долги години работи како театарски, телевизиски и филмски режисер. Бил професор и декан на Факултетот за драмски уметности, каде што предавал актерска игра. Покрај четирите играни филмови, има реализирано и дваесетина документарни, како и повеќе од дваесет телевизиски остварувања. Тој е режисер на првата комедија во македонската кинематографија „Мирно лето“ (1961). На полето на театарската уметност неговиот придонес е исто така значаен, има режирано преку триесет и пет театарски претстави низ театрите во Македонија. Автор е и на две публикувани книги на снимање: „Екселенции мирно“ и „Ангели на отпад“. Иг. Ст.


Томислав Османли

**ОСМАНЛИ, Томислав** (Битола, 1956) – сценарист, драматург, теоретичар на медиумите, писател, критичар, новинар и есеист. Член на ДПМ (2003). Објавил повеќе книги од различни жанрови.

БИБЛ.: *Филмот и политичкото*, 1981; *Стрип, запис со човечки лик*, 1987; сценарија: *Скопски дипстих*, 1991; есеи: *Медиумот што недостасува*, 1992; збирки раскази: *Пеперутката на детството*, 1993 и *Виолетни светлини и сенки*, 2001; политички осврти и есеи: *Над Скопје*, 2000; *Патот за Парамарибо*, 2001; сценарио за играниот филм: *Ангели на отпад*, 1995; драми: *Луѓе без адреса*, 1976; *Ѕвездите на '42-та*, 1984; *Скопски сновиденија*, 1987; *Смок лета по небото*, 1999; мултимедијални сценски проекти: *Мементо за еден град*, 1993; *Немирни сенки*, 1993; *Двајца во Еден*, 1995; *Светулки во ноќта*, 1997; *Техно ѕвезда*, 2000; *Новиот цар*, 2001. Р.

**ОСМАНЛИСКО-СРПСКА КОНЗУЛАРНА КОНВЕНЦИЈА** (Цариград, 26. II / 9. III 1896). Со нејзиното потпишување била заменета Привремената спогодба, склучена во Белград (22. VIII / 4 IX 1886). Со склучувањето на Конзуларната конвенција Србија можела да отвори свои кунзуларни претставништва во Турција, следствено и во Македонија. Со чл.13 од Конвенцијата на конзулите им била призната судска власт во споровите меѓу српските државјани. Српските граѓани добиле право да купуваат и да располагаат со недвижни имоти во Македонија. Србија отворила конзулати во Скопје, Битола, Солун и во Серез, кои го презеле финансирањето и раководењето со српската пропаганда во Македонија.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави*, Скопје, 2000. М. Мин.

**ОСМАНОВ, Ајри** (Струмица, 24. IX 1934) – шумарски техничар, политичар. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје.

Член на КПМ (од 1957). Првин бил шумарски техничар во Струмица. По доаѓањето во Скопје, бил секретар на Општинската конференција на ССРНМ на Општината Кале и политички работник во Градската конференција на ССРНМ, а потоа член на ЦК на СКЈ. С. Мл.



Кралска осмунда (Osmunda regalis)

**ОСМУНДА, КРАЛСКА** (Osmunda regalis L.) – реликтен вид папрат со ограничено распространување на Балканскиот Полуостров. На територијата на РМ единствено се среќава во подножјето на планината Беласица, во мочуриштето кај селото Банско. Вл. М.

**ОСНОВНОТО ОБРАЗОВАНИЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – темелен степен на воспитно-образовниот систем, услов за секој вид натамошно образование. Има општообразовен карактер и е задолжително за популацијата на возраст од 6 до 15 години. Целта на основното образование е на учениците да им овозможи индивидуален развој во сообразност со нивните предиспозиции и возрасни карактеристики; да усвојуваат знаења и умеења за природата, за општеството и за човекот и да се оспособуваат за нивната примена; кај нив да се развива чувство за одговорност, за вистината, за значењето на трудот на човекот, смислата за убавото, културните традиции и свеста за припадноста на РМ и да ги почитуваат и да ги исполнуваат граѓанските права и обврски. Основното образование се остварува во единственото деветгодишно основно училиште, организирано на три нивоа: подготвителна настава (1 година), одделенска настава (4) и предметна настава (4). Со Уставот на РМ е загарантирано правото секое дете да добие основно образование на мајчин јазик. Воспитно-образовниот процес се изведува на македонски, на албански, на турски и на српски јазик. Во текот на историскиот развиток основното об-



Тимска проектна задача

разование доживува повеќе промени, како во поглед на времетраењето и инстутиционалната поставеност, така и во однос на содржината, целите и задачите што ги остварувало (в. *Образование во Македонија*).

ЛИТ.: К. Камберски, *Предучилишното и основното образование во Република Македонија,* Скопје, 2000. К. Камб.



Орото „Осоговка“

**„ОСОГОВКА“** (*Арнаутско*) – македонско машко народно оро од Осоговскиот регион со 11/16 (2,2,3,2,2) ритам. Се игра со држење на играорците за рамо. Тоа е типично темпераментно машко оро со позиција на играорците во полукруг и изразити баланси, потскоци, доскоци и остри движења со двете нозе.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 192. Ѓ. М. Ѓ.

**ОСОГОВСКИ МАНАСТИР** – в. *„Свети Јоаким Осоговски“.*

**ОСОГОВСКИ ПЛАНИНИ** – висок и грамаден планински масив, кој со својата морфопластика доминира во источниот дел на РМ. Се протега помеѓу Славишката Котлина на север, Кочанската Котлина на југ, Пијанец на југоисток, Кумановската Котлина на запад, Пробиштипско-злетовскиот басен на југоисток, Струмичкиот басен и Ќустендилската Котлина на ји. Како природна целина што се протега во две држави, осоговскиот планински масив зафаќа вкупна површина од 1.535 km², од кои на РМ ѝ припаѓаат 1.102 km² или 71,8%, додека 443 km² или 28,2% на Република Бугарија. По својата површина е втора планина во РМ (по Јакупица). Највисоки врвови се Руен (2.252 m) и Царев Врв (Султан Тепе) (2.085 m). Осоговскиот планиски масив ѝ припаѓа на Родопската зона, која претставува најстаро копно на Балканскиот Полуостров. Тектонските движења со кои била зафатена оваа планина условиле да биде издигната, раседната и раздробена при што е формирана како хорст. Геолошкиот состав е претставен со прекамбриски метаморфити и палеозојски шкрилци. За време на терциерот се одвивала интензивна вулканска активност, а тоа овозможило создавање на големи резерви на оловоцинкова руда. Релјефот на осоговскиот планиски масив е претставен со високи, зарамнети и долги планински била, кои меѓу себе се расчленети со длабоки



Осоговска Планина

речни долини, вулкански купи и кратери. Најпознати била се руенското било, коешто претставува вододелница помеѓу сливот на Вардар и Струма, соколското било, калинкаменското било, костадинечко-лисечкото било, кое е вододелница помеѓу Пчиња и Брегалница, лопенското било, делгиделското било и др. Покрај билата значаен релјефен елемент се речните долини, кои се одликуваат со клисури. Најпознати се долините на Тораничка Река (извором на Крива Река), Каменичка, Оризарска Река, Злетовска Река и др.

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи“, кн.17, Скопје, 1979; И. Милевски, *Геоморфологија на Осоговскиот планински масив*, докторска дисертација во ракопис, Скопје, 2006. Т. Анд.



Остракода (Ostracoda)

**ОСТРАКОДИ** (Ostracoda) – потктаса ситни организми од класата ракообразни (Crustacea), кои го добиле името од грчкиот збор „ostrakon“ што значи „школка“, затоа што на прв поглед многу наликуваат на мали школки во облик на зрно од грав. Должината на телото не надминува повеќе од 1–2 mm и тоа е затворено во дводелна черупка, од која стрчат само антените во предниот и еден пар нежни нозе на задниот дел од черупката. Кога се вознемирени, и овие делови од телото се вовлекуваат и черупката се затвора цврсто, па животното полека тоне кон дното на водата. Некои видови се одлични пливачи, но повеќето живеат на дното, ползејќи по површината или по водните растенија. Се хранат со филтрација на водата, при што ги задржуваат хранителните партикули, а некои видови се активни предатори. Широко се распространети во слатководните екосистеми и во морињата. Нивните черупки се користат како основен индикатор во стратиграфијата на седиментите со различна геолошка старост, од палеозоикот, па сè до денес. Досега во светот се познати повеќе од 2000 рецентни видови, од кои две третини се морски организми. Во Македонија е регистрирано присуство на 172 видови, од кои најголем број живеат во нашите три природни езера. Од 44 ендемични видови остракоди во Македонија, 32 се регистрирани само во Охридското Езеро.

ЛИТ.: С. Петковски, *Остракоди (Crustacea: Ostracoda) на Македонија*, во: Фауна на Македонија V, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1998, 60–77; S. Petkovski, *Faunal diversity,* во: Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report). Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003. Св. П. – В. Сид.



Осумнаесеттата македонска народноослободителна бригада - ослободителка на Куманово (11. XI 1944)

**ОСУМНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Алгуња, Кумановско, 4. X, – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од Младинскиот и Дополнителниот баталјон, кои дејствувале на тој простор, и новопристигнати борци од Кумановско, Прешевско и Бујановачко, во состав на Кумановската дивизија на НОВЈ. Во истиот месец нараснала на околу 1.200 борци. Учествувала во затворањето на просторот Куманово–Бујановац, водејќи борби со делови на германската 11 дивизија и балистите, на комуникацијата Куманово–Прешево (8–10. X), на комуникацијата Куманово–Бујановац (18. X 1944), кај селата Билјача (21. X), Сушево (24. X) и др. Заедно со Седумнаесеттата македонска НО бригада и делови од Првата армија на Народната армија на Бугарија, учествувала во ослободувањето на Куманово (11. XI), а потоа продолжила со разбивањето на балистите на Скопска Црна Гора, Урошевац и Гњилане (до декември 1944), по што била расформирана, а боречкиот состав влегол во составот на Третата македонска НОУБ.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945. Документи*, Куманово, 1988.

ЛИТ.: Миодраг Арсовски-Болто, *Хронологија 1941-1945 на позначајните настани од НОБ и народната револуција во Куманово и Кумановско,* Куманово, 1974; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941-1945,* Куманово, 1976, 186. С. Мл.

**„ОТЕЦ ГЕРАСИМ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1890) – друштво на Македонците по потекло од с. Трсје (Леринско), Егејски дел на Македонија, регистрирано во 1933 г. Се афирмирало со културна дејност. Располага со свој парк во кој има изградено мал манастир што го носи името „Отец Герасим“. Сл. Н.-К.



ОТЕЧЕСТВО

LA PATRIE

„Отечество“, орган на Сојузот на бугарските конституциални клубови (1909)

**„ОТЕЧЕСТВО“** (Солун, 21. II – 19. XII 1909) – весник, орган на Сојузот на бугарските конституциони клубови, со врховистичка политичка определба. Го уредувале Матеј Геров, Томо Карајовов, Дане Крапчев, Илија Мончев и Ефтим Спространов (главен уредник). Излегувал трипати неделно (вторник, четврток и сабота), а бил печатен во печатниците на К. Самарџиев и Карабелев. Објавени се вкупо 87 броја. Меѓу другото, објавува вест за основањето на Македонска телеграфска агенција (7. III 1909). Престанал да излегува по забраната на дејноста на конституционите клубови.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 238-240; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 90–91. С. Мл.

**„ОТМ'ШТЕНИЕ" (ОТМѪЩЕНИЕ)** (Женева, Швајцарија, 1898) – орган на македонските револуционери терористи. Втор по ред единичен број на Женевската група анархисти од Македонскиот таен революционерен комитет, кој пред тоа (јули 1898) го објави исто така првиот и единствен број на весникот „Гласъ на Македонский таенъ раволюционенъ комитетъ". Весникот има мото од двете страни на насловот: „Едно од двете: или да се казни и да се оди напред, или да се милува и да се застане на полпат (А. И. Херцен)" и „Око за око, заб за заб (Библијата)". Весникот е објавен на бугарски јазик (само првото мото е на руски) и се залага за непоштедна борба за ослободување на Македонија и за Балканска федерација.

ЛИТ.: Данчо Зографски, *Македонскиот таен револуционерен комитет и Отм'штение"*, Скопје, 1954, 63–76. Бл. Р.

**„ОТОВИЦА"** – в. **„МЛАДОСТ"**.

**ОТОМАНСКА ПРОГРЕСИВНА ПАРТИЈА** (1910) – партија на егзархиските и на врховистички средини во Македонија, замена за пропаднатиот Сојуз на бугарските конституциони клубови. Иницијаторот Панчо Дорев ја објавил Програмата (во почетокот на април 1910). Како цел во дејствувањето било поставено зближувањето со Турците. Наместо автономија и обласна самоуправа, се барало општинска самоуправа, финансирање на училиштата, мерки за подобрување во стопанството и лична сигурност и сигурност на имотот. Во летото на 1910 г. властите ја оневозможиле дејноста, поради поврзаноста со бугарската влада.

ЛИТ. : Манол Пандевски, *Политичките партии и организации во Македонија (1908-1912)*, Скопје, 1965. М. Мин.

**ОТПАДНИ ВОДИ** – еднаш или повеќепати искористени води, кои како непогодни се исфрлаат во реципиенти. Во техничко–технолошките системи (индустриски постројки) се познати како индустриски отпадни води, а во домаќинствата, во угостителските објекти и во други установи во градските урбани средини како комунални отпадни води. Отпадните води се оптоварени со многу минерални и органски материи и поради тоа силно ги загадуваат реципиентите (реките и езерата) и ја зголемуваат трофијата на слатките води. Љ. Гр.

**ОТРОВНИЦИ** (*Viperidae*) – фамилија змии, кои имаат посебен отровен апарат во устата. Во Македонија се среќаваат три видови: остроглава шарка (*Vipera ursinii*), поскок или камењарка (*Vipera ammodytes*) и шарка или лутица (*Vipera berus*).

Остроглава шарка и поскок

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**„ОХИС" – Скопје** – првенец на органско-хемиската индустрија во производството на пластични маси и производи од нив (влакна, цевки, фолии), детергенти и козметика, базни хемикалии, средства за заштита на растенијата, бои, лакови и друго. Инвестиција од 1958 г., граден е од 1960 г., како две соседни фабрики Електрохемиски комбинат „Билјана" и Фабрика „Ацетиленка". Погоните (вкупно 18) се пуштани во работа од 1962 до 1965 г. По кратка самостојна работа „Ацетиленка" и „Билјана" се интегрирани и од 1964 г. работат како Органско-хемиска индустрија „Наум Наумовски–Борче", а потоа под скратеното име „ОХИС" – Скопје. Во 1970 г. во соработка со францускaта фирма „Rhone Pulenc" почнува производство на поливинилхлорид. Во 1973 г. во кооперација е изградена и Фабриката за полиестерско влакно „Хемтекс". Сооснович е и на Рафинеријата за нафта (денешна „Окта") во Миладиновци, на Фабриката за безалкално влакно „ГЕС" – Гостивар, „Адинг" – Скопје, Фабрика за лекови и др. Во 1990 е делумно приватизиран и работи како акционерско друштво. „ОХИС" бил лидер на хемиската индустрија во РМ, но е заслужен и за текстилната, за градежната и за други индустрии, како и за земјоделството и други дејности. Произведува хемиски влакна („малон") и безалкално стаклено влакно; ПВЦ-пластика (прашок, емулзии, суспензии и готови производи: цевки, фолии, адитиви и помошни средства за градежништвото); базни хемикалии: хлор, хлороводородна киселина и други хлорирани производи, натриумхидроксид и водено стакло; површинско активни средства: течни и детергенти во прав; козметика: парфеми, колонски води, шампони и пасти; лекови; пестициди; процесна опрема и друго. Повеќе погони престанале да работат поради економски, еколошки (на пр., загадување со жива, хлор и хлорирани органски соединенија како хексахлорциклохексан) или други причини. Св. Х. Ј.



Органско-хемискиот комбинат „ОХИС" во Скопје



Хрељовата кула во Рилскиот манастир

**ОХМУЧЕВИЌ, Стефан Хрељо Драговола** (*ќесар Хрељо;* во монаштвото *Харитон;* во народните песни *Хрељо Крилатица, Хрељо од Пазар, Рељо Шестокрили, Рељо од Будим, Крилест Бошњанин, крал шестокрили*) (Босна, крајот на XIII в. – Рилски манастир, 27. XII 1342) – благородник, војсководец, протосеваст на српскиот крал Стефан Дечански (1321–1331) и на српскиот цар Стефан Душан (1331–1355), ќесар на Византија и епски јунак. Како веќе истакнат војсководец, Стефан Дечански под негова команда му испратил помош во војска на византискиот владетел Андроник II против неговиот внук Андроник III (1327). Во една повелба Андроник III го нарекува „велики доместик". Средиштето на неговите владенија првин било во Штип, а потоа во крепоста во Струмица.

Го обновил Рилскиот манастир (1334) и таму ја изградил познатата Хрељова кула (1335). Тогаш неговото владение се простирало на областите на Штип, Струмица и пл. Рила. Подоцна, од непознати причини, се одметнал од Стефан Душан и ја признал врховната власт на Византија (1339/1340), при што ја добил титулата ќесар и образувал свое кнежевство со средиште во крепоста во Струмица. По смртта на императорот Андроник III (1341) учествувал во граѓанската војна во Византија (1341–1347) и за помошта на страната на Јован Кантакузин, тој му го отстапил градот Мелник. Во тоа време неговото владение го опфаќало просторот меѓу Штип, Мелник и левиот брег на реката Струма. Со склучениот сојуз помеѓу Јован Кантакузин и Стефан Душан (летото 1342), неговото владение пак потпаднало под српска власт. Стефан Душан ги зазел Воден, Струмица и Мелник и го опсадил Серез. Лишен од власта, тој се повлекол во Рилскиот манастир и се замонашил под името Харитон, но ненадејно починал. Веројатно бил убиен по наредба на Стефан Душан. Зачуван е неговиот надгробен натпис од тоа време. Во народните песни тој плени со убавина и јунаштво и е побратим на Марко Крале. Именувањето Крилатица го добил според облеката – калпак и оклоп со крилја. За да покаже дека има славни претци, Петар Ивелин Охмучевиќ (дон Педро), кој се истакнал во поморска шпанска служба, Рељо Охмучевиќ го зел за свој предок и во врска со тоа настанал познатиот грбовник на Петар Охмучевиќ во кој го афирмирал и македонскиот грб и македонското име (1584/94).

ЛИТ.: Стефан Верковић, *Српске народне песме из Сереза,* књ. 2, САНУ, Београд, 1860, 32 (ракопис); Д. С. Јовановић, *Хрељa Охмучевић,* „Отаџбина“, V, 9, Београд, 1881, 363-370; Й. Ивановъ, *Св. Иванъ Рилски и неговиятъ манастиръ,* София, 1917; Ст. Станојевић, *Реља Крилатица,* „Политика“, 10. X 1930; Хр. Христов – Г. Стойков – Кр. Миятев, *Рилският манастир,* София 1957; М. Динић, *Реља Охмучевић – историја и предање,* „Зборник радова Византолошког института“, 9, Београд, 1966; Д-р Александар Матковски, *Грбовите на Македонија,* Скопје, 1970, 46-53; Л. Прашков, *Хрельовата кула,* София, 1973; M. C. Bartusis, *Chrelja and Momčilo: Occasional Servants of Byzantium in Fourteenth Century Macedonia,* „Byzantinoslavica“, 41, 1980; M. Dinić – S. Ćirković, *Hreljin poklon Hilandaru*, „Zbornik radova Vizantološkog instituta“, 21. 1982. С. Мл.

**ОХРИД** – град во југозападниот дел на РМ, со 42.033 ж. (2002). Се наоѓа на североисточниот брег на Охридското Езеро и на ридот Плаошник, на надморска височина помеѓу 696 и 797 m. Зафаќа површина од 1.230 ha. Има умереноконтинентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 11,2°C и просечна годишно количество на врнежите од 690 mm. Со Скопје (преку Кичево, Гостивар и Тетово) е поврзан со магистралниот пат М-4, со Велес (преку Ресен, Битола и Прилеп) со магистралниот пат М-5. Од градот кон границата со Албанија водат две сообраќајници: едната преку Струга и преминот Ќафа Сан и другата покрај источниот брег на Охридското Езеро и преминот Свети Наум. На северозапад од градот во Струшкото Поле се наоѓа меѓународниот Охридски аеродром „Апостол Павле“, кој го поврзува градот и охридскиот регион со повеќе европски градови.


Влезната порта на Охридската тврдина (XI в.)

Охрид спаѓа во групата најстари градови во Македонија. Уште во античко време овде постоела градска населба. Во III в. пр. н.е. таа се спомнува под името Лихнида. Сегашното име му го дале Словените, а значи „Во Хрид“ или „Од Хрид“. Во втората половина на IX в., како резултат на ми-


Охрид

сионерската дејност на Климент и Наум Охридски, градот израснал во најразвиено културно-просветно и црковно средиште на Македонија. Во времето на владеењето на Цар Самуил Охрид бил негова престолнина и седиште на Охридската архиепископија. Во XI в. градот веќе бил комплексно оформен, така што се состоел од два територијално споени дела: тврдината, која претставувала внатрешен град (акропол) и предградието надворешен град. Во почетокот на турското владеење и низ целиот XVI в. Охрид бил седиште на санџак и главен црковен центар. Забрзан развиток доживува во средината на XIX в. А. Буе наведува дека тогаш градот имал 6.000 ж. со 250 дуќани. Добро биле развиени кожарскиот и ќурчискиот занает, како и риболовот. По Балканските војни со иселувањето на Турците, населението се намалило, а градот и функционално ослабнал.


Фреската „Оплакување на Христос“ во црквата „Св. Богородица Перивлептос“ („Св. Климент“), Охрид (1295)

Значаен просперитет Охрид доживува во текот на втората половина од минатиот век. Неговото население од 12.640 ж. во 1953 г. се зголемува на 42.033 ж. во 2002 г. Од нив, Македонци биле 33.791 ж., Албанци 2.959 ж., Турци 2.256 ж., Власи 308 ж., Срби 331 ж. и Бошњаци 69 ж. Седиште е на општина, која зафаќа површина од 38.993 ha, има 29 населени места со 55.749 ж. Денес Охрид претставува најразвиено и најатрактивно туристичко место во државата, со повеќе модерни хотели, ресторани, автокампови и легла во приватни домаќинства. Богатото природно и културно наследство овозможило Охрид да биде прогласен за град на УНЕСКО (1980). Охридското Езеро се смета за музеј на живи фосили. Културната стратиграфија на градот е извонредно богата со археолошки споменици, како: Охридската тврдина, Античкиот театар, гробници, базилики и баптистериуми со раскошни мозаични ансамбли и декоративна камена пластика. Овде се наоѓаат и повеќе значајни културно-историски споменици како: црквата „Св. Софија“, катедрален храм на Охридската архиепископија, изграден и живописан во првите децении на XI в., потоа „Св. Пантелејмон“ на Плаошник со гробот на св. Климент, манастирот „Св. Наум“ со гробот на св. Наум на јужниот брег на Охридското Езеро, црквите: „Св. Богородица Перивлепта“ („Св. Климент“), „Св. Јован Канео“, „Св. Никола Болнички“, „Св. Богородица Болничка“, „Св. Богородица Челница“, „Св. Богородица Захумска“, пештерните цркви „Св. Еразмо“ и „Св. Стефан“ и др. Во градот има развиено повеќе индустриски гранки како: електротехничката, автомобилската, текстилната, индустријата за пластични маси и др. Охрид е домаќин на Балканскиот фолклорен фестивал и на меѓународната манифестација „Охридско лето“. Во Охрид има Народен музеј, Музеј на словенската писменост, Музеј на икони, Дом на културата, Здравствен дом, Гимназија, Средно техничко училиште и Факултет за туризам и угостителство.


Амблемот на Охрид – град на УНЕСКО

ЛИТ. : И. Снегаровъ, *Градъ Охридъ. Македонски прѣглед*, кн. I, София 1928; Атанасије Урошевић,*Охрид*, Посебно издание на Филозовскиот факултет во Скопје, кн. 8. Скопје 1957; Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002 - кн. X, ДСЗ, Скопје 2004. Ал. Ст.


Охрид, населба со традиционална архитектура

**„ОХРИД“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Менсфилд, Охајо, САД, 6. VIII 1926). Во тоа време колонијата броела околу 220 души, претежно Македонци од Егејскиот дел на Македонија. Имале свое училиште, а во 1929 г. била формирана и Женската секција во Менсфилд. Сл. Н.-К.

**ОХРИДСКА АРХИЕПИСКОПИЈА-ПАТРИЈАРШИЈА** (X в. – 1767 г.) – автокефална православна црква, создадена во времето на



Диецезата на Охридската архиепископија во половината на XI век

Самуиловото царство. Основањето на самостојната црква во Македонија, според едни истражувачи, се темели на традициите создадени на автокефалната архиепископија Јустинијана Прима (534). Таа традиција дошла до израз со богатата црковно-просветна и културна дејност на св. Климент и св. Наум Охридски, кога во Македонија било изградено бројно словенско свештенство и монаштво, а св. Климент бил прв словенски епископ (893). Врз таа основа и традиција, била создадена самостојна црква – Преспанска архиепископија, со седиште на о. Св. Ахил во Преспанското Езеро. Самуил ја издигнал во ранг на патријаршија, а седиштето ѝ го преместил во Охрид. Под јурисдикција на Охридската патријаршија биле епархиите во Македонија, Тесалија, Епир, (ден.) Албанија, Дукља, Травунија, Босна, Рашка, Срем, подунавска Бугарија и киевска Русија (1037). По пропаста на Самуиловата држава (1018), византискиот император Василиј II, со повелбите од 1019 и 1020 г., Охридската патријаршија ја симнал на понизок ранг – архиепископија и ги потврдил нејзината автокефалност и независноста од цариградскиот патријарх. Јован I (1018–1037) бил првиот охридски архиепископ во византискиот период од македонско потекло.


Печатот на Охридската архиепископија (XVI в.)

По уништувањето на Византиската Империја од страна на крстоносците (1204), Охридската архиепископија и понатаму егзистирала како автокефална црква. Во времето на краткотрајното бугарско владеење во Македонија и во времето на владеењето на самостојниот феудален владетел Стрез, Охридската архиепископија ја зачувала својата автокефалност. По смртта на Стрез, кога Македонија потпаднала под власта на Епирското Деспотство, Охридската архиепископија и понатаму егзистирала како самостојна црква, како и во времето на никејското владеење со Македонија. По возобновувањето на Византија (1261), Охридската црква не само што ја зачувала својата самостојност, туку и го повратила својот углед. По големите српски освојувања на Македонија, Охридската архиепископија и натаму останала самостојна црква. Кога Македонија потпаднала под османлиска власт, Охридската архиепископија ја зачувала својата автокефалност и добила привилегии од султаните. По укинувањето на Трновската патријаршија, под јурисдикција на Охридската архиепископија се нашле Софиската и Видинската епархија, а по укинувањето на Пеќската патријаршија, сите нејзини епархии потпаднале под власта на Охридската црква. По воспоставувањето на Флорентинската унија (1439), Охридската архиепископија ја проширила својата власт во Влашко и во Молдавија. Во втората пол. на


Барање помош од четири македонски манастири до рускиот цар Алексеј Романов (4. II 1654)



Наредба од помошникот на кадијата на Реканската каза за дозвола за биење на црковните камбани (мај 1838)

XVI в. Охридската архиепископија воспоставила јурисдикција врз Италијанската православна епархија и врз Берската и Драчката епархија. Во еден период Охридската архиепископија имала 33 епархии.

Архиепископијата како автокефална црква се управувала од самостоен поглавар – архиепископ. Седиштето им се наоѓало во Охрид. Архиепископот ја претставувал црквата во односите со другите православни цркви и држави. Архиепископот заседавал со САС и ги свикувал црковнонародните собори. Административно, Охридската архиепископија била поделена на епархии, архијерејски намесништва, парохии и црковни општини. Митрополитите и епископите самостојно управувале со своите епархии. Охридската архиепископија имала и свои црковни судови. Со нив се регулирале одделни, црковно-просветни, наследни, семејно-брачни и бракоразводни дела и спорови, надвор од османлиските закони. Со тоа верниците на Охридската архиепископија уживале извесен степен на автономија во областа на своите внатрешни црковно-религиозни и општествени работи. Преку Охридската архиепископија, македонскиот народ го одржувал и го негувал со векови св. Климентовиот, а со тоа и македонскиот црковнонароден дух и традиција.

Првите територијални загуби Охридската архиепископија ги имала по обновата на Пеќската патријаршија (1557), која воспоставила јурисдикција над сите српски и неколку македонски епархии во северниот дел на Македонија. Охридската архиепископија ги загубила епархиите во Влашко и во Молдавија, како и Берската и Италијанската и други епархии. Кон поч. на XVII в. Охридската архиепископија имала власт над 17 епархии во Македонија и во некои делови од Албанија. Кон средината на XVI и поч. на XVII в. на многу цркви и манастири под јурисдикција на Охридската архиепископија им биле наложени тешки даноци. Многу храмови биле опустошени и парализирани за нормална дејност. Затоа архиепископи, епископи, митрополити и архимандрити на Охридската архиепископија тајно патувале во Европа, посебно во Русија, за да бараат помош. Охридските архиереи и ереи барале и оружена помош (војници, оружје и сл., за да се ослободат од Османлиите) или пари (милостина) за да ги отплатат долговите на своите храмови. Тешката материјална положба на верниците под јурисдикција на Охридската архиепископија особено дошла до израз на крајот од XVII и во поч. на XVIII в. Охридската архиепископија била изложена на напади од Вселенската патријаршија. По долги настојувања, Патријаршијата ја добила султановата наклонетост и на 16. I 1767 г. султанот Мустафа III неканонски ја укинал Охридската црква. Сите нејзини епархии се нашле под јурисдикција на Патријаршијата, која вршела силна и планирана елинизација.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦГАДА, ф. 52, оп. 1, д. 8, лл. 1-55; С. Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; И. Снегаров, *Историја на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; А. Трајановски, *Историја на Македонија*, Скопје, 2005; Ј. Белчовски, *Охридската архиепископија од основањето до забраната на нејзината дејност – 1767 година*, Скопје, 2006. Ал. Тр.

**ОХРИДСКА ЕПАРХИЈА** (535 – 1767) – постоењето на оваа епархија се поврзува со Јустинијана Прима (535). Во Охридската архиепископија била до нејзиното укинување. Во 1767 г. Цариградската патријаршија ја укинала и епархијата ја приклучила кон Преспанската, за да спречи секаков обид за возобновување на Охридската архиепископија. Патријаршискиот митрополит ја имал титулата Преспанско-охридски, иако имал седиште во Охрид. Архиереите од Бугарската егзархија (1872) ја носеле титулата Охридски. Меѓу двете светски војни од исти причини била преименувана во Битолско–охридска епархија. Денеска нејзината територија е во состав на Дебарско-кичевската епархија на МПЦ.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *Историја на Охридската архиепископија*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Р. Грујић, *Охридска архиепископија*, во: *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.



Републичките претседатели на СФРЈ во јули 1991 г. по средбата во Охрид

**ОХРИДСКА ИЗЈАВА** (Охрид 22–23. VII 1991) – изјава од состанокот на Претседателството на СФРЈ со претседателите на републиките и највисоките функционери на Федерацијата, во која се изразува решеност за придонес кон мирот и демократијата, се бара безусловно повлекување на ЈНА во гарнизоните, а Претседателството се задолжува да формира државна комисија за утврдување на фактичката ситуација во кризните жаришта и во Р Хрватска и да побара од ЕЗ испраќање набљудувачка мисија.

ИЗВ.: *Изјава на претседателите на Југорепубликите во Охрид*, 23.7.1991, „Međunarodna politika“, br.995–7/91. Т. Петр.

**ОХРИДСКА СИНАГОГА ВО ЦАРИГРАД** (XVI в.) – еврејски храм. Синагогата ја изградиле Ев-


Охридска синагога во Цариград

реите–романиоти доселени од Охрид во квартот Балат. Била една од најлуксузните синагоги во Цариград. Ентериерот бил декориран со инкрустрации од седеф, сликани претстави на Охрид и бема во форма на брод, потврда за врските и носталгијата по родниот крај. Објектот постои и денеска. J. Нам.


Охридски апостол, црковнословенски ракопис од крајот на XII век

**ОХРИДСКИ АПОСТОЛ** – краток пракс-апостол од крајот на XII в. Пронајден е од Виктор Григорович во охридската соборна црква. Има 112 пергаментни листови и е пишуван со уставно кирилско писмо врз основа на глаголска предлошка. На повеќе места во кирилскиот текст се среќаваат одделни зборови или цели редови пишувани со глаголско писмо. Судејќи според јазичните особености, овој значаен македонски книжевен споменик е пишуван во западниот дел на Македонија (најверојатно во Охридско). Притоа, ракописот е интересен како од јазичен, така и од литературен и уметнички аспект. Илуминиран е со знаменца и иницијали од византиски тип, во кои се наоѓаат траги од тератолошкиот стил на орнаментирање. На крајот од ракописот е приложен краток месецослов, во кој е одбележана паметта на словенските првоучители. Ракописот се чува во Руската државна библиотека во Москва (под сигнатура Григ. 13 / Муз. 1695).

ЛИТ.: С.М. Кульбакин, *Охридская рукопись апостола конца XII века*, София, 1907; К. Мирчев, *Към езиковата характеристика на Охридския апостол от XII в.*, Климент Охридски. Сборник от статии по случай 1050 години от смъртта му, София, 1966, 107-120; Б. Велчева, *Въпроси на късната глаголица (носовките в първия почерк на охридския апостол*, „Български език“, XVI, 1, 1966, 3-9; А. С. Лъвов, *По поводу упоминания о Мефодии в календаре Охридского апостола*, Изучение русского языка и источниковедения, Москва, 1969, 40-54; Мито Аргировски, *Теофорните имиња во Охридскиот апостол*. „Литературен збор“, 2, 1972, 21-22; Иван Добрев, *Погрешно мнение за Охридския апостол*, „Старобългарска литература“, 16, 1984, 3-17. Г. П. Ат.

**„ОХРИДСКИ БРАНОВИ“** – поранешен пливачко-веслачки клуб “Охрид“, основан во Охрид (1932). Сегашното име го носи по Ослободувањето (1945). Учествувал на првенствата на Македонија и на Југославија (од 1946). Била основана и ватерполо екипа (1947), повеќекратна првенка на Македонија. Пливачите на Клубот на првенствата на Македонија освоиле 48 први места со што го зазеле второто место, а поставиле 24 и собориле 98 републички рекорди и во тој однос го зазеле третото место во Републиката (1946–2000). Од него произлегле и повеќе врвни маратонски пливачи. Клубот е добитник на општествени признанија.


Амблемот на Охридски бранови

ЛИТ.: Александар Радич, *50 години „Охридски бранови“*, Охрид, 1982. Д. С.

**ОХРИДСКИ ЗАГОВОР.** – в.: *Брсјачката буна.*

**ОХРИДСКИ КНИЖЕВЕН ЦЕНТАР** – жариште на слов. просвета. Кога просветителското дело на словенските апостоли во Моравија по смртта на св. Методиј (885) било забрането, се покажало дека најдобри услови за развој на словенската писменост има на Балканот, каде што таа и се зародила. Од извонредно значење за нејзиното спасување и продолжување имаат двајца од најспособните Кирило-Методиеви ученици, кои во Охридскиот крај ги поставиле основите на Охридскиот книжевен центар, познат и како сесловенско книжевно жариште. По долги и тешки измачувања, тројца од учениците на Браќата, Климент, Наум и Ангелариј, прогнати од Моравија, успеале да стигнат до Белград, од каде што бугарскиот боритикан ги испра-


Св. Климент Охридски, литиска икона (XIV в.)

## ОХРИДСКИ КНИЖЕВЕН ЦЕНТАР X – XII ВЕК



Асемановото евангелие: голема заставка и заставки со иницијали



Григоровичев паримејник, иницијали и плетенки



Болоњски псалтир, иницијали и заставка



Добрејшево евангелие, со евангелистите Лука, Јован и Марко и иницијали и заставка



Челничко евангелие, ракопис на грчки јазик со врвни естетски квалитети, Охрид (XI - XII в.)

тил кај кнезот Борис во Плиска. Ангеларij, исцрпен од претрпените страдања и долгиот пат, наскоро починал, а првите двајца, познати како најдаровити и најдоближени до првоучителите, не биле долго задржани во престолнината. Климент по неколку месеци се нашол како учител во Девол, југозападно од Охридското Езеро, а по 7 години откако овој бил ракоположен за прв словенски епископ, на негово место за учител пристигнал Наум.

Фактот што овие двајца слов. просветители набргу по пристигнувањето во Плиска биле пуштени да заминат во најоддалечени краишта на државата, покажува дека меѓу кнезот и нив се појавил некој сериозен спор, а тоа е т.н. „азбучно прашање". Борис I бил кнез на самостојна држава, под чија власт се наоѓало најбројно слов. население и решил да го прифати слов. јазик за официјален. Со протобугарските првенци, што не се согласувале со таа промена, постапил жестоко. Но имало уште една пречка. По црковниот собор во Цариград (870) црквата во Бугарија била раководена од византиско свештенство. Тоа допуштило да се прифати книжевното наследство на словенски од свв. Кирил и Методиј, но никако не можело да се помири со ново, според нив „варварско" писмо, глаголицата, и барало книгите да бидат транскрибирани со грчко писмо. Дворот во Бугарија отстапил пред таквиот притисок. Особено синот на Бориса, Симеон, којшто го наследил кнежевството, а бил византиски воспитаник, повеќе бил приврзан кон грчкото писмо, отколку кон словенската глаголица. Веројатно на Климент му било предложено да ја приспособи слов. азбука врз база на грчкото писмо, но тој не можел такво нешто да прифати и затоа бил отстранет. Подоцна истото се случило и со св. Наум, кој извесно време ја раководел книжевната школа во Источна Бугарија. Симеон нашол друго лице, Константин Преславски, за адаптирање на грчкото унцијално писмо со 24 букви и 12, одн. 14 букви од глаголицата за специфичните словенски гласови, што претставува основа и на кирилицата, која по 893 г. започнала да се употребува во Источна Бугарија. Во Охридскиот книжевен центар продолжила употребата на глаголицата два века и по смртта на свв. Наум и Климент.

Во IX в. дијалектните црти на ст.слов. биле минимални. Меѓутоа, извесни разлики имало во јазикот меѓу Охридскиот и Преславскиот книжевен центар. Во почетокот, според францускиот славист А. Вајан, тие биле минимални, но со време станувале сè поосетни. Јазикот на Охридскиот книжевен центар се одликува со голема приврзаност кон кирилометодиевската традиција, а на Преславскиот центар – со повеќе иновации (елиминирање на архаизмите и моравизмите).

ЛИТ.: Г. А. Ильинский, *Где, когда, кем и какою целью глаголица была заменена кирилицей*? „Bsl." 3, Praha (1931), 79–88; Бл. Конески, *Охридската книжевна школа*, „Лит. збор", 1, 1956, 1–19; И. Добрев, *Кирило-Методиевите ученици през първите години след пристигането им в България (886-893)*, „Изследвания по Кирилометодиевистика", София, 1985, 129–160; П. Хр. Илиевски, *Две слова на Климент Охридски и едно на Јоан Егзарх во еден ракописен зборник од XV в.*", „M.J.", *7 (1956),* стр. 73–99; – *Свв. Климент и Наум Охридски. Просветителство со удвоени сили*", Светите Климент и Наум Охридски, МАНУ, 1995, 17–29; – *Појава и развој на писмото* со посебен осврт кон почетоците на слов. писменост, II изд. 2006, 243–284. П. Хр. Ил.

**ОХРИДСКИ ЛИСТОВИ** – в. *Фрагменти на глаголички старословенски текстови.*

**ОХРИДСКИ МАРАТОН** – пливачка спортска дисциплина. Првпат официјално е одржан од Горица до Охрид (2,5 km, 1954), во кој победил Нико Нестор, а на вториот победници биле Дики Бојаџи и Снежана Групчева (1958). Во организација на Пливачкиот сојуз на Југославија се одржани државни првенства (1959, 1963 и 1965) на кои победил Дики Бојаџи. Во Охрид е формиран Републички одбор за маратонско пливање (1962). Благодарение на афирмацијата на охридските маратонци и победите на Дики Бојаџи на маратоните на реката Сава и на Капри–Неапол, и на Охридското Езеро се организирани четири врвни меѓународни маратонски натпревари, таканаречени „светски првенства на слатки води" (1962, 1964, 1965 и 1966). Патеката била од Пештани–Струга–Охрид (36 km, а во 1966 во четири круга по 9 km). Во натпреварите учествувале мажи и жени, професионалци и аматери, на кои некои од маратонците од Охрид забележале врвни резултати. Вкупно се одржани 15 Охридски маратони (до 2002). Најдобри маратонци се: Дики Бојаџи, Нико Нестор, Климе Савин, Ристо Бимбиловски, Насте Јончевски, Томи Стефановски и други, а меѓу маратонките: Атина Бојаџи, Воскре Каневчева, Теодора Раптис и други.

ЛИТ.: Александар Радич, *50 години „Охридски бранови",* Охрид, 1982. Д. С.



Охридскиот маратон

**ОХРИДСКИ САНЏАК** (XV-XIX в.) – една од најстарите административно-територијални единици во Османлиската Империја на територијата на Македонија, формирана во XV в. со центар во Охрид. Санџакот опфаќал само мал дел од Западниот дел од Македонија и навлегувал длабоко на албанска територија. Од македонските кази во него влегувале: казата Охрид со нахиите Охрид, Преспа и Дебарца; казата Дебар со нахиите Горни Дебар, Река, Жупа и Долго (Голо) Брдо и казата Старова со нахиите Мокра и Гора. Ваквата поделба на овој санџак останала сè до XIX в.

ЛИТ.: А. Стојановски, Административно-територијалната поделба на Македонија под османлиската власт до крајот на XVII век, ГИНИ, XVII/2, Скопје, 1973; Turkiye'de idare teşkilatı, Hazırlıyan: Vecihi Tonuk, Ankara, 1945; 18. yüzyılın ilk yarısıda osmanli devletinin idari taksimati. Eyalet ve sancak tevcihatı, dr. Orhan Kılıç, Elazig, 1997; Die Provinzen des Osmanischen Reiches von Andreas Birken, Wiesbaden, 1976. Др. Ѓ.

**ОХРИДСКО ЕЗЕРО** – тектонско езеро во крајниот југозападен дел на РМ. Се наоѓа на границата меѓу границата на Македонија и Албанија, меѓу планините Петрино, Галичица и Сува Гора на исток, Беличка и Мокра Планина на запад. Настанато е по тектонски пат, со спуштање на котлинското дно долж расedни структури, чии правци на протегање се север-југ. Најголемата должина во правецот север-југ е 30,35 km, најголемата широчина е 14,5 km, со вкупна должина на езерскиот брег од 86,2 km, од кои на Македонија ѝ припаѓаат 50,4 km, а на Албанија 35,7 km. Езерото се наоѓа на а.н.в. од 693,17 m, а зафаќа површина од 348,8 km$^2$, од кои 229,9 km$^2$ или 65,9% ѝ припаѓаат на Македонија, а 118,9 km$^2$ или 34,1 % на Албанија. Најголемата длабочина на езерото изнесува 287,5 m, а просечната 144,8 m. Во ова езеро вкупно се акумулирани 50,5 km$^3$ вода. Со вода се полни од карстните извори што се наоѓаат долж источниот брег (изворот Свети Наум, изворот Тушемиште, Билјанините извори и др.), сублакустриските извори (вирчиња), од врнежите што се излачуваат директно над езерската површина, од водата што се кондезираа директно над езерската површина, и од површинските притоки: Черава, Коселска Река, Далјан и Сатеска Река. Охридското Езеро губи вода од својот базен со испарувањето, а најголем дел преку истеката Црни Дрим (22 m$^3$/s). Највисок водостој на езерското ниво се јавува во јуни (42 cm), а најнизок во октомври (8 cm), додека средногодишното колебање на езерското ниво изнесува 33 cm. Амплитудата помеѓу апсолутно максималната (142 cm) и апсолутно минималната вредност (0 cm) на водостојот изнесува 142 cm, а по регулацијата на истекот кај Струга таа е 93 cm. Средногодишната температура на површинскиот слој на водата е 13,6°C. Таа е највисока во август (22,3°C), најниска во февруари (6,6°C), додека температурата на водата во најдлабоките делови од езерото изнесува 6,0°C. Водата е со сино-зеленикава нијанса, со проѕирност во јули месец од 21,5 m. Познато е по ендемскиот вид на пастрмката и по многубројните други некогашни ендемски видови живи организми кои се изумрени во другите езера, поради што е ставено под заштита на УНЕСКО.



Размерите на Охридското Езеро

ЛИТ.: *Охридско Езеро и неговата заштита*, Зборник на трудови, ДЕМ, Скопје, 1992. Др. В.

**ОХРИДСКО ЛЕТО** – музичко-сценски фестивал, најзначајна манифестација од овој вид во РМ, од Министерството за култура рангирана како институција од национален интерес. Од 1994 г. член на Европската асоцијација на фестивали (European festivals associacion). Се одржува во периодот 12. VII – 20. VIII, во Катедралната црква „Света Софија“ и на други сцени во Охрид. Содржи седумдесетина приредби на класична музика (солистички и ансамблови концерти, опера, балет), театар, и во помал обем фолклор, денс, џез и рок перформанси. Придружни активности: подиуми на млади, меѓународни семинари за млади, изложби, поетски вечери, издавачка дејност. За почеток на фестивалот се смета концертот на Ана Липша Тофовиќ (алт) и пијанистот Ладислав Пердлик од Скопје, одржан на 4. VIII 1961 г. во Катедралната црква „Света Софија“. Во изминатите пет децении на фестивалот настапиле повеќе илјади уметници и ансамбли од 52 земји од сите континенти, меѓу кои и учесници со светски врвно реноме, како Л. Коган, С. Рихтер, Х. Карерас и многу други. Сн. Ч.-Ан.


Амблемот на Охидското лето


С. Рихтер

Х. Карерас

**ОХРИДСКО-СТРУШКА КОТЛИНА** – котлина во крајниот југозападен дел на РМ. Котлината со радијални тектонски движења е спуштена во плиоценот по должината на два паралелни меридијански раседи: Љубанишко-коселскиот расед од исток и Старовско-струшкиот од запад. Рамката на котлината е претставена со млади верижни планини, составени главно од девонски шкрилци во подината и тријаски варовници во повлатата. На исток се протега планината Галичица, на запад Јабланица и Мокра Планина, на север Стогово со Караорман. Зафаќа површина од 1.318 km², а се наоѓа на н.в. од 696 m до 2.254 m. На рамничарскиот дел отпаѓаат 16.000 ha со просечна надморска височина од 740 m. Со гребенот Копарник дното на котлината е поделено на Охридско и Струшко Поле. По спуштањето котлината влегла во езерска фаза кога била исполнета со вода, така што и денес во еден поголем дел егзистира едно од најстарите езера во светот – Охридското Езеро. Тоа придонесло во крајбрежниот релјеф да се формираат абразивни облици. Најголема и најважна река во котлината е Црни Дрим, која го


Реката Црн Дрим, Струга

одводнува Струшко Поле и Дебарца. Во котлината се развиени два градски центра: Охрид и Струга, кои се најголеми и најпознати туристички центри во РМ.

ЛИТ.: B. Ž. Milojević, *Ohridska kotlina*, Zagreb, 1957; А. Стојмилов, *Физичка ѓеографија на Р. Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ОХРИДСКОТО ЕЗЕРО И ЖИВИОТ СВЕТ ВО НЕГО.** Под влијание на антропогените фактори по Втората светска војна се евидентни неповолни влијанија на проѕирноста на водата и на сината боја. Преспанското Езеро веќе еволуира во мезотрофен правец и ги губи одликите на олиготрофен бистар екосистем, а неговото влијание е големо и на Охридското Езеро. По својата термичка карактеристика се вбројува во суптропските езера. Преку лето се загрева до 23–24° С, а зимските температури се ретко под 6°С. Водата во езерото е директно стратрификувана. На длабочина од 200 m водата нема повисока температура од 6°С. Во студени зими настапува полна хомеотермија (во февруари) кога површинските води на езерото се изладуваат до температурата на длабоките води. Поради посебниот термички режим се вбројува во еутропски езера. Во текот на годината се формираат две термички зони: горна хетеротермна и долна хомеотермна. Средниот мал термички слој – металимниум, се формира во почетокот на летото и се задржува релативно кратко време. Тоа претставува почеток на диференцирањето на целата водна маса на две термички зони: горната – наречена хетеротермна со распростирање до 50 m длабочина и втората – хомеотермна од 50 m до најголемите длабочини со температура од околу 6°С. Во езерото е зачуван разновиден жив свет, голем дел ендемски.

**Протозои** – најмалку проучена група од Охридското Езеро, особено слободните форми: Rhizopoda, Flagellata, Ciliatata. Изучувани се паразитните протозои: Cnido sporidia и инфузориите астомати наоѓани кај ципринидите, амфиподите и олигохетите од езерото. Migsosporidia и Aktinosporidia се 34 видови, од нив 30 се паразити на ендемичните олигохети .



Протозои (Flagellata)

**Сунѓери.** Во Охридското Езеро се населени три вида, од кои два се ендемични: Spongillafragilis (Leidi), S. Stankovici Arndt и Ochridospongia rotunda, Arndt, 1937, 1938, Хаџишче, 1952.

**Тубеларии** – се одликуваат со висок ендемизам. Се среќаваат 25 вида, од кои 11 се нови, 6 се нови родови и нова фамилија Mesofortidae.

**Tricladida** – важна група во Охридското Езеро (Станковиќ-Комарек, 1927, Станковиќ, 1926, 1931, 1932, 1938, 1955, 1956, Стоиљковиќ-Радоман, 1955), Комарек 1953). Содржи 29 вида (Крстановски, 2003).

**Oligochaeta** – популација во Охридското Езеро што се одликува по својот ендемизам, како и по богатството на видови и форми (Станковиќ, 1957, 1960, Храбе, 1931а, 1931б, 1938, Шапкарев, 1956).

**Hirudinea** – претставниците на оваа група во Охридското Езеро се проучувани од Augener (1929) и од Павловски (1936). Се наведуваат 8 вида (Станковиќ, 1960). Ги населуваат сите вертикални зони на езерското дно: во литоралот од 37–121 инд/$m^2$ до 9–59 инд/$m^2$ во профундалот.

**Gastropoda** – најважна група животинска популација во Охридското Езеро, поради извонредниот ендемизам (Станковиќ, 1960; Хаџишче, 1955, 1956). Полински (1929, 1932) дал прв список на охридските гастроподи и го утврдил нивниот однос со сегашната и фосилната фауна, вклучувајќи ги и оние во Каспиското и во Бајкалското Езеро. Утврдени се 62 видови полжави, од кои 53 вида се ендемити. Охридското Езеро не заостанува по бројот на ендемични облици, какви што се среќаваат во Бајкалското Езеро во Сибир и во езерото Тангањика во Африка. Од 25 видови полжави во езерото, кај 12 групи постојат блиско сродни едемични форми за кои се смета дека настанале со интралакустрична специјација. Охридската фауна на полжави, и покрај известната сличност, нема блиска сродна врска со бајкалската и касписката фауна (Серафимова-Хаџишче, 1985).

**Entomostraca.** Оваа група не е многу истражувана. Публикувани се трудовите Coрepoda и Cladocera (Richard, 1892; Горѓевиќ, 1905; Parenzan, 1930; Brian, 1930; Станковиќ, 1931; Kiefer, 1937 и Петковски, 1954. Во оваа група влегуваат Copepoda, Cyclopidae, Diaptomidae и Cladocera. Ostracoda има 36 вида. Наспроти Бајкалското Езеро, чиј свет од амфиподи е исклучителен, Охридското Езеро е релативно сиромашно со видови од оваа група Crustacea. Живиот свет што го населува Охридското Езеро има слатководен карактер, реликтни форми, кои живеат и во други региони на светот, имигрантски форми, кои се диференцираат во процесот на специјација итн. Сè уште не е извршена полна инвентаризација. Откритието на Х. Салема (1984) претставува нов вид гамарус, најверојатно прастар фаунистички елемент. Затоа не е тешко да се образложи единственоста на овој биотоп и оправданоста тој да биде внесен во Регистарот на светското природно наследство (Серафимова-Хаџишче, 1985). Вакви примери се среќаваат и во групата планарии - 3 вида (Крстановски, 2003) и планариите од Кренк (1978).

**Риби.** Во Охридското Езеро се проучувани од Караман (1924, 1926, 1932, 1957 г.), а генерално се ревидирани од Берг (1932). Во езерото живеат следниве риби: охридска пастрмка (Salmo letnica, Karaman), охридска белвица Acantholingua ohridana (Steind), Hadzisce, od Ciprinidae: охридски грунец Rutilus rubidio ochridanus, Karaman, моранец (Pachyhilon pictus, Heck et Kner), мало рипче (Phoxinellus minutus, Караман); охридски клен (Leucociscus cephalus albus, Bonap); мало грунче (Phoxinus phoxinus colchicus, f.ochridanus, Караман); охр. писа (Scardinius erytrophthalmus scardafa, n. Ohridanus, Vlad. et Det.), охридски скобуст (Chondrostoma nasus ohridanus, Karam.), дујак (Gobio ohridanus, Karam.), мрена (Barbus meridionalis petenyi Heck), плашица (Alburnus albidus alborella, Filip), мало плашиче (Alburnoides bipunctatus ochridanus, Karam.), крап (Cyprinus carpio L.), вретенушка (Nemachilus barabatulus sturanyi, Steind), охридска штипалка (Cobitus taenia meridionalis, Karam), јагула (Anguilla anguilla L., MT). Значајни се и ревизиите на ципринидите (Димовски, А., Групче, Р., 1973, 1975, 1977).



Охридска пастрмка

**Вештачки внесени риби во Охридското Езеро** – кребла Alosa fallax nilotica (Geoffroy), Точко М. Н. (1959), Хидробиолошки завод, Охрид год. VII, бр. 1-3., сребрен карас (Karasius auratus gibelio Bloch), Точко, М. Н. (1980), калифорниска пастрмка (Salmo Gardneri Richardson) Точко, М. Н. (1981). Во Охридското Езеро се внесени и други риби: гамбузија (Gabusi affinis Bairdant Girard, 1853), Псудо-



Сребрен карас (Karasius auratus gibelio Bloch)

расбора парва (Temmininck and Schlegel, 1842), Lepomis giblosus L. (1758), Rhodeus gericeus amarus (Bloch, 1782) – според усно соопштение на З. Спиркоски, соработник во Хидробиолошкиот завод во Охрид.

ЛИТ.: *Библиографски податоци за Охридското Езеро.* Приредиле В. Новевска, Д. Ѓоргоноска, Т. Наумоски, В. Митиќ, Посебни изданија, 2, Хидробиолошки завод, Охрид, 1985; *Конгрес на екологите на Македонија со меѓународно учество* (Книга на апстракти), Охрид, 25-29. X 2003; S. Stankovic, *Die Fauna des Ohridsees und ihre Herkunf*, „Arch. Hydrobiol.", 23, 1932, 557–617; S. Stanković, *Ohridsko jezero i njegov živi svet*, Skopje, 1957; истиот, *Охридското Езеро и неговиот жив свет*, Скопје, 1959; истиот, *The Balkan Lake Ohrid and its living world,* Monographyae Biologicae, Vol. 9, Haag, 1960; истиот, Enciklopedija Jugoslavije, t. 5, Zagreb, 1955- 1971, 12. М. Т.

**ОЧЕКУВАЊА (ЕКОНОМСКИ)** – предвидување, антиципирање на идните економски настани. Тие имаат круцијално значење за економијата, бидејќи учесниците во економскиот живот, секогаш кога донесуваат значајни одлуки, со едно око гледаат кон иднината. На пр., доколку економските субјекти предвидуваат „лоши времиња" (рецесија), се воздржуваат од инвестирање, го намалуваат производството и бројот на вработените, со што de facto придонесуваат за побрзо пројавување на рецесијата. Во современата економска литература се зборува за два начина на предвидување на иднината: *адаптибилни* и *рационални очекувања*. Хипотезата за адаптибилните очекувања (adaptive expectations) тргнува од поставката дека економските индикатори во иднина зависат од она што се случувало во минатото и се сведува на пресликување, екстраполација на трендовите од минатото во иднината. Ако стапката на инфлација неколку години се одржува на нивото од 3%, тогаш економските субјекти очекуваат таква стапка на инфлација и за следната година. Хипотезата за рационалните очекувања (rational expectations), која добива сè повеќе приврзаници, тргнува од поставката дека економските субјекти, доколку располагаат со релевантен и квалитетен сет на информации (посебно со оние што доаѓаат од креаторите на економската политика), ја предвидуваат иднината еднакво успешно како што го прави тоа и економската наука. Идеен творец на хипотезата за рационалните очекувања е Џон Мјут. Нобеловецот Роберт Лукас и неговиот близок соработник Томас Сарџент ја преземаат хипотезата од Мјут, понатаму ја развиваат и ја доведуваат до фаза на нејзина примена во квантитативните економски модели (како темелна економска претпоставка). Почнувајќи од март 2006 г., НБРМ започна да спроведува анкета меѓу економските субјекти (претпријатија, банки и истакнати економски аналитичари) за очекуваната стапка на инфлација, во согласност со модерните трендови на конципирање и спроведување на монетарната политика. Сумарно гледано, анкетата покажува дека економските субјекти во Македонија за 2006 г. очекувале стапка на инфлација од 3,4%, што е многу блиску до остварената стапка од 3,2%.

ИЗВ.: Т. Фити, *Значењето на очекувањата за економијата*, „Прилози", XXXIV, 1–2, Одделение за општествени науки на МАНУ, Скопје, 2003; НБРМ, *Годишен извештај за 2006,* Скопје, април 2007. Т. Ф.



Славјанка Оџаклиевска

**ОЏАКЛИЕВСКА, Славјанка Панчева** (Скопје, 13. XI 1946) – спец. за болести на устата и забите, редовен професор на Ст. ф. во Скопје. Магистрирала во 1980 г., а докторирала во 1990 г. Публикувала 70 статии. Автор е на учебникот „Фармакологија во стоматологијата". Е. М.



Маја Оџаклиевска

**ОЏАКЛИЕВСКА, Маја** (Скопје, 21. IV 1954) – интерпретаторка на популарна музика. Во 1970 г. го имала својот прв јавен настап на фестивалот Младина во Суботица („Оли, тоа не е фер", Љ. Константинов). Потоа настапувала на сите поважни фестивали во тогашна Југославија (Белградска пролет, Скопски фестивал, Месам, Опатија, Сплит, Загреб и др.). Многу од песните во нејзина интерпретација станаа хитови: „Не ме допирај"; „Многу солзи"; „Среќо моја"; „Биди добар"; „Далечини" и др.). Оствари голем број настапи во странство и учество на над 450 хуманитарни концерти. Се обидела на филмот („Јужна патека" на С. Црвенковски) и во театарот („Коштана"). Соработувала со голем број познати автори: Љ. Бранѓолица, Г. Копров, К. Костов, А. Џамбазов, Љ. Константинов и др. М. Кол.



Волф Ошлис

**ОШЛИС, Волф** (Oschlies, Wolf) (Кенигсберг, СССР, 29. IX 1941) – германски славист-македонист. По завршувањето на славистичките студии на Универзитетот во Хамбург, докторирал (1966) и хабилитирал (1977) на Гисенскиот универзитет „Јустус Либиг", за универзитетски професор е избран во 1993 г., а за почесен доктор на науките е промовиран на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (2003). Работи во разни истражувачки институти на Сојузната германска влада (1968–2002), а од 2007 г. станува лектор по македонски јазик во Славистичкиот институт на Келнскиот универзитет. Го проучува македонскиот јазик, историјата и културата и посебно германско-македонските врски во минатото и денеска. Учествува редовно на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура и на Научната конференција на Семинарот во Охрид, како и на разни научни собири во МАНУ и во институтите во рамките на Универзитетот во Скопје. Има објавено стотина публикации (на германски и на македонски) и коавтор е на првиот учебник по македонски јазик на германски (1984).

БИБЛ.: *Lehrbuch der mazedonischen Sprache*, München, 1984 (во коавторство со Вера Бојиќ, второ издание во 1986); *Lehrbuch der mazedonischen Sprache*, Munchen, 2007; *Леонард Шулце-Јена и почетоците на новата гер-*

*манска македонистика*, Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, 14, Скопје, 1988, 39–45; *За делумната непомирливост на животот во дијаспората на Македонците,* Научна дискусија..., 16, Скопје, 1990, 113–117; *За усната литература на Македонците*, Научна дискусија..., 18, Скопје, 1992, 253–259; *Од историјата на германскиот научен интерес за Македонија*, „Историја", 1–2, Скопје, 1994, 31–42; *Средба на гениите (или: Блаже Конески како преведувач на Хајнрих Хајне)*, Научна дискусија..., 21, Скопје, 1995, 239–243; *Рода, Рода (Александар Фридрих Розенфелд) и балканските литератури*, Научна дискусија..., 22, Скопје, 1996, 317–322; *Во дијалог со Благоја Корубин околу свеста на Македонците*, Научна дискусија..., 23, Скопје, 1997, 125–131; *Кога го преведувам Крстета П. Мисирков на македонски...*, Научна дискусија..., 24, Скопје, 1998, 290–294; *Мемоарната литература на германските војници како македонистички извор*, Научна дискусија..., 26, Скопје, 2000, 387–395; *Печалбар, аргат или гастарбајтер? Грст набљудувања кон германизмите во современиот македонски јазик*, Научна дискусија..., 27, Скопје, 187–199; *Јосип Јурај Штросмаер и идејата на југославизмот*, Научна конфренција на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 29, 2003, 743–752; *Илинденското востание, балканската положба и германските списанија од 1903-та година*, Научна конференција..., 30, Скопје, 2004, 39–44; *АСНОМ и Македонија – една реализирана утопија?*, Научна конференција, 31, Скопје, 2005, 7-13; *Крсте П. Мисирков и неговите германски „браќа по духот"*, Делото на Крсте Мисирков, I, Скопје, 2005, 239–244; *Проблемот на јазикот на Македонците во трудовите на раната германска македонистика*, Научна конференција..., 32, Скопје, 2006, 83-87; *Моменти и аспекти на германско-македонската заемност низ вековите*, Предавања на 40. меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2008, 21–39.

ЛИТ.: Иван Доровски – Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век,* Скопје, 2008, 73–74. Бл. Р.

# П

**ПАВИЧЕВИЌ, Зоран** (Сјеница, Србија, 17. VI 1936) – падобранец. Завршил гимназија во Кралево (1956). Бил падобранец во Аероклубот во Кралево. На првенството на Југославија освоил: прво (1963), трето (1964) и второ место (1969). Учествувал на две светски првенства (1964 и 1968). Студирал на Правно-економскиот факултет во Скопје (1955–1962) и бил член на Аероклубот во Скопје. Поставил светски рекорд во скок од 1500 m без задршка (1957). Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1957). Д. С.


Румена Ѓорѓиева Павлева

**ПАВЛЕВА (ПАВЛОВА), Румена Ѓорѓиева (Румена војвода)** (Гуешево, Кустендилско, ок. 1829 – Букурешт, Романија, ок. 1895) – жена ајдутски војвода. Поради повеќе обиди за грабење и исламизирање, татко ѝ рано ја омажил за Георги Шопа. Била импресионирана од ликот и подвигот на војводата Ињо Марков-Малешевски и неговиот напад на кулата на Деве Баир (1854) со околу 170 ајдути. Во османлиската истрага и одмазда, меѓу другите, сретсело била мачена и Румена, по што се пријавила за ајдутка, но Малешевски одбил да ја прифати. Таа го напуштила семејството и, со помош на Стојан Крклјански како барјактар, формирала своја ајдутска чета. Била страв и трепет за османлиските власти и чорбаџиите насилници на просторот од пл. Осогово до Врање (1858–1861). По предавство и неуспешен обид за убиство, ја распуштила четата и со барјактарот пребегале преку реката Дунав и подоцна стапиле во брак и се населиле во Букурешт (Романија), каде што и починала. Опеана е во повеќе македонски народни песни како „планинска царица“.

ЛИТ.: Г. Димитров, *Княжество България в историческо, географическо и етнографическо отношение,* т. 2, Пловдив, 1896, 244-246; Ефрем Каранов, *Румена войвода.* Очерк из Осоговските планини, София, 1886; Ангелов и Вакарелски, *Трем на българската народна историческа епика,* София, 1940; (Ѓ. Абациев), *Македонски возрожденци и революционери.* Албум, Скопје, 1950, 26; Дойно Дойнов, *Българските хайдути,* София, 1958; Хайтов, *Жени хайдутки,* София, 1962; Иван Богданов, *Хайдути – исторически очерк*, София, 1967; Ристо Поплазаров, *Ослободителните вооружени борби на македонскиот народ во периодот 1850–1878,* Скопје, 1978; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење*, III, Скопје, 1983. С. Мл.


Станко Павлески, „Заморените од уметност“ (инсталација, 2005)

**ПАВЛЕСКИ, Станко** (с. Ерековци, Прилепско, 14. I 1959) – скулптор, унив. професор. Внесува ново формално и концептуално визуализирање на уметничките дискурси (во 80-тите и 90-тите). Дипломирал на ФЛУ во Скопје (1984), каде што е и професор. Магистрирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1992). Амбиенталните пластични форми ги решава во духот на геометризмот (Динами–самостоен статички минимум 4, 1989). М. Б.-П.

**ПАВЛОВ, Димитар,** *псевд. Штипјанин* (втора пол. на XIX в. – прва пол. на XX в.) – учител, црковен певец и автор на духовни напеви. Најдобар црковен певец во Штип кон крајот на XIX в. и во почетокот на XX в. Во ракописната „Псалтика“ од Васил Икономов, се наведени три песни на П. со Хрисантова нотација. Едната од нив – „Достојно ест“ на I глас, во дешифрација на Д. Ортаков, прв пат е претставена кај нас на фестивалот Струшка музичка есен (1989). П. е татко на бугарскиот публицист и филозоф Тодор Павлов. Др. О.


Љупчо Павлов

**ПАВЛОВ, Љупчо** (Неврокоп, 1922 – с. Полици кај Тузла, Босна, 1942) – партизан во Колубарскиот народноослободителен партизански одред и на Втората пролетерска ударна бригада. Син на политички емигранти во Горњи Милановац, Србија. Бил член на СКОЈ, партизан (1942) во Западна Србија и во Босна, политкомесар на чета и член на Штабот на Втората пролетерска ударна бригада и делегат на Првиот младински конгрес на СКОЈ во Дрвар. Загинал како заменик политички комесар на бригада.

ЛИТ. : *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ПАВЛОВ, Марко** (с. Сечиште, Тетовско, 1785 – Тетово, 17. I 1864) – лекар. Рано останал без родители и бил присвоен од италијански трговец. Во 1807/08 г. завршил медицина во Монпеље, како еден од

најстарите дипломирани лекари од Македонија. Бил лекар на Наполеоновата војска (1808/09), воен лекар во Тунис и Мароко и доброволец во грчкото востание (1821). Кариерата ја продолжил во Бугарија, а во 40-тите години на XIX в. се вратил во Тетово. П. Б.


Ирена Павлова де Одорико

**ПАВЛОВА де ОДОРИКО, Ирена** (Велес, 1967) – поет, прозаист, критичар, есеист, преведувач. Завршила Филолошки факултет во Скопје (компаративна книжевност). Работи како новинар во ТВ „Телма“. Во поезијата вградува радикална апокрифна фабула.

БИБЛ.: *Велзевул*, поезија, 1999; *Номад*, проза, 2000; *Новата Ева*, поема, 2001; *Деколте – длабоко,* 2004. Г. Т.


Љубица Павлова

**ПАВЛОВА, Љубица Павлова** (Скопје, 3. XII 1947) – дерматовенеролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. (1974) и специјализација (1979) завршила во Скопје. Докторирала од областа на болестите на периферните крвни садови во гравидитетот (1991). Избрана е за наставник (1992). Основач е на Амбулантата за ангиологија. Директор на Клиниката за дерматовенерологија (1993–1995; 1998–2005). Претседател на Здружението на дерматовенеролозите на Македонија од 1999 г. Автор е на повеќе од 110 стручни труда.

БИБЛ.: *Хронична венска инсуфициенција: варикозитети*, Скопје, 2000; коавтор: *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Скопје, 2000; *Дерматовенерологија*, Скопје 2005; *Фармакотераписки прирачник за лекари, фармацевти и стоматолози,* Скопје, 2006. Љ. П.


Св. Апостол Павле, фреска од црквата „Св. Богородица Перивлепта“, Охрид (XIV в.)

**ПАВЛОВДЕН** – христијански православен празник Собор на св. 12 апостоли – Павловден (13. VII/30. VI). Тој се паѓа следниот ден по Петровден. Св. апостол Павле не бил дел од оваа група, но поради неговите заслуги за ширењето на христијанството, црквата го смета за апостол. Значаен е за Македонците со тоа што првото патување надвор од Азија го направил во Македонија од 51 до 54 г. При патувањата организирал христијански општини. Овој празник жените го празнувале повеќе од Петровден. Во некои места денот се викал Пајаковден и не се работело – заради заштита од пајаци. Се верувало дека ако некого го касне пајак, тешко ќе оздрави.

ЛИТ.: Јеврем А. Илић, *О празницима православне цркве*, Београд, 1860; Лазар Мирковић, *Хеортологија,* Београд, 1961; Јеврем А. Илић, *О празницима православне цркве,* Београд, 1860. М. Кит.


Драгослав Павловиќ

**ПАВЛОВИЌ, Драгослав (Драганче)** (Драган Шиљо) (Белград, 1908 – Пјеновац, Источна Босна, 21. I 1942) – комунистички деец. По гимназијата (1926) студирал на Техничкиот факултет во Белград и станал член на КПЈ (1936). Работел во партиската техника и во Редакцијата на сп. „Наша стварност“, а по апсењето (1937) бил осуден на две години во затворите во Марибор и Митровица. По излегувањето, бил секретар на Црвената помош за Србија (од крајот на 1939) и секретар на Црвената помош на ЦК на КПЈ. Бил учесник на Петтата земска конференција на КПЈ (Загреб, 1940). По Априлската војна (1941), во својство на повереник и инструктор на ЦК на КПЈ, во два наврата престојувал во Македонија (јули и септември 1941), каде што соработувал со Лазар Колишевски во отстранувањето на Методија Шаторов–Шарло и формирањето на партизански одреди. Подоцна бил политички комесар на Шумадискиот (крагуевачкиот) НОПО (од септември – 21. XII 1941). Загинал во борба со германските сили како политички комесар на Петтиот (белградски) НО баталјон на Првата пролетерска НОУБ. Прогласен е за народен херој на Југославија (21. XII 1951).

ИЗВ.: *Извори за Ослободителната војна и револуција во Македонија 1941–1945,* I, кн,. прва и втора, Скопје, 1968.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941– 1945* (Zbornik radova), Beograd, 1987; *Историја на македонскиот народ*, том петти, ИНИ, Скопје, 2003. С. Мл.


Драган Павловиќ-Латас

**ПАВЛОВИЌ-ЛАТАС, Драган** (Скопје, 25. II 1960) – новинар, уредник. Завршил економски науки на Институтот за хуманитарни и општествени науки во Белград–Москва (1982–1988), а дипломирал и политички науки на Универзитетот ФОН во Скопје (2005) и магистрирал на Европскиот универзитет во Скопје (2009). Новинар во в. „Млад борец„ (1980–1984) и соработник во сојузниот младински весник „Младост“ (Белград, 1982). Работел во Словенија во Институтот за системи за планирање и маркетинг при Стопанската комора на СФРЈ (1985–1990). Сопственик и главен уредник на Радио Канал плус, а потоа на Радио Фокс во Скопје (1992–1996) и новинар, уредник (1996) и главен и одговорен уредник на ТВ Сител (од 2007), а од март 1996 г. е и главен и одговорен уредник на в. „Вечер“. Коавтор (со Ал. Србиновски) на публикацијата „КОС и УДБА. Акциите и документите на тајните служби“ (Скопје, 2008). Бл. Р.

**ПАВЛОВИЌ, Миодраг** (Нови Сад, 28. XI 1928) – српски поет и есеист, продолжувач на традицијата на интелектуалната поезија, со херметички акценти (*87 песни,* 1952, *Столб на сеќавање,* 1953, *Окта-*


Миодраг Павловиќ

*ви,* 1957, *Млеко од искони,* 1962, *Голема Скитија,* 1969). Големо внимание предизвикал како есеист (*Рокови на поезијата,* 1958, *Осум поети,* 1964), како антологичар (*Антологија на српската поезија,* 1964, *Антологија на современата англиска поезија,* 1956 – во коавторство со С. Бркиќ). Автор е и на книгите со есеи и литературна критика: *Дневник на пената* (1972), *Поезијата и културата* (1974). Во 1970 г. добил Златен венец на СВП.

ЛИТ.: Петре М. Андреевски, *Миодраг Павловиќ, „*Кавги“, Ск., 1970. П. Гил.


Божин Павловски

**ПАВЛОВСКИ, Божин** (с. Жван, Демирхисарско, 7. I 1942) – раскажувач и романсиер. Член на МАНУ. Завршил Филозофски факултет (катедра за книжевности) во Скопје. Член на МАНУ (од 1988). Работел како новинар, потоа ја основал и долги години ја раководел Издавачката куќа „Мисла“. Во 1992 г. во Мелбурн (Австралија) ја основал Издавачката корпорација АЕА, која ги издава весниците „Денес“ и „Македонија денес“. За неговите дела пишувале: М. Ѓурчинов, Г. Старделов, Г. Тодоровски, М. Матевски, Б. Иванов, В. Урошевиќ, М. Друговац, Д. Солев, Петар Т. Бошковски, М. Мацунков, и др., како и видни странски автори: Ален Боске, Пјер Гамара, Дину Фламанд, Јан Кефелек, Ч. Мирковиќ, М. Недиќ и др.

БИБЛ.: *Игра со љубов*, роман, Ск., 1964; *Фантасти*, раскази, Ск., 1967; *Миладин од Кина*, роман, 1 дел, Ск., 1967; *Лудисти*, раскази, Ск., 1967; *Миладин од Кина*, роман, 2 дел, Ск., 1968; *Македонците зад Екваторот*, патописна проза, Ск., 1971; *Дува*, роман, Ск., 1973; *Австралија, Австралија*, сценарио за документарен филм, Ск., 1975; *Вест Аут*, роман, Ск., 1978; *Црвениот хипокрит*, роман, Ск., 1984; *Уткини соседи*, роман, Ск., 1987; *Враќање во сказните,* роман, Ск., 1989; *Дува и болвата*, роман, Ск., 1997; *Подвижни гробови*, роман, Ск., 1998; *Патување со љубената*, роман, Ск., 2000; *Египетска сонувалка*, роман, Ск., 2001; *Тага за мојата прва татковина,* раскази и колумни, Ск., 2003; *Назад кон разумот*, новинарски есеи, Ск., 2004; *Роман за моето заминување*, роман, Ск., 2004; *Изгубени во рајската градина*, роман, Ск., 2004; *Мирисите на доилката*, рома, Ск., 2005; *Розово на црното*, есеи и колумни, Ск., 2006; *Убавицата и Мародерот*, роман, Ск., 2006; *Зима во лето*, роман, Ск., 2007; *Се викам Хај Гудбај*, роман, Ск., 2008.

ЛИТ.: М. Ѓурчинов: *Чекор кон современоста*, „Политика“, Белград, 1974; П. Гилевски: *Критиката за романите на Божин Павловски,* Матица, 1999. П. Гил.


Јован Павловски

**ПАВЛОВСКИ, Јован** (Тетово, 10. IX 1937) – публицист, романсиер, раскажувач, поет. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Бил новинар во Радио Скопје и во „Нова Македонија“ и нејзин дописник од Париз и Москва. Сега е главен и одговорен уредник на месечните списанија „Македонско време“ и „The Macedonia times“. Во три мандати претседател на ДПМ. Уредник на првата „МИ-АНова енциклопедија општа и македонска“ (2006).

БИБЛ.: *Август*, поезија, Ск., 1962; *Медеја*, поезија, Ск., 1969; *Тоа Радиовце во кое паѓам длабоко*, роман, Ск., 1972; *Бев со нив*, публицистика, Ск., 1977; *Тито во Македонија*, публицистика, Ск., 1978; *Од другата страна на границата*, публицистика, Ск., 1979; *Судењата како последен пораз*, публицистика, Ск., 1986; *Сок од простата* (коавтор Ангел Биков) роман, Ск., 1991; *Македонија вчера и денес*, (коавтор Мишел Павловски), публицистика, Ск., 1997; Личности од Македонија. Енциклопедиски именик (коавтор со П. Карајанов и Хр. Андоновски), Скопје, 2002; *Семејни иверки*, проза, Ск., 2003; 100 *Македонски години 1903-2003.* Редактор Јован Павловски, Скопје, 2004.

ЛИТ.: Тодор Чаловски: *Оксидирања* во „Прочит“, Штрк, 2002. П. Гил.


Никола Павловски

**ПАВЛОВСКИ, Никола** (Изглибе, 15. VIII 1939) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1962). Го предавал предметот проектирање индустриски и стопански згради. Се занимава и со архитектонско проектирање на стопански, на индустриски, на станбени и на деловни објекти. Учествувал и на анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализирани објекти: Фабриката за медицинска пластика во Тетово (1986), поштите со АТЦ во населбите Зелен Рид и Карпош во Куманово (1994). Се занимава и со научноистражувачка работа, посебно со проблемите на осветлувањето со дневна светлина во архитектонското проектирање и објавил повеќе трудови. Кр. Т.


Радован Павловски

**ПАВЛОВСКИ, Радован** (Ниш, Р. Србија, 23. XI 1937) – поет, публицист, патописец и колумнист. Живеел и творел долги години во Загреб, Хрватска (1964–1982), во Белград, Србија (1982–1985), а од 1985 г. живее и твори во Скопје. Член е на Сојузот на писателите на Хрватска и на Србија, на Македонскиот ПЕН центар и на МАНУ, како и на ДПМ (од 1961). Во 1960 г. заедно со Богомил Ѓузел го објавуваат манифестот „Епското на гласање“ (1960). Во духот на традициите од европските книжевни движења двајцата поети ја најавија и ја објаснија својата поетика преку манифест – форма. Она што овој поет го направи на својот почеток со својата дебитантска збирка „Суша, свадба и селидби“ (1961), а што многумина пред него не го направија, е комплетното откажување од формите на традиционалниот стих. Така, својата песна ја сведе само на најсуштинското – метафоричноста. Се чини дека толкаво изобилство на фигуративност не познава ниту една друга

поезија во македонската книжевност. Но ова изобилство лесно можеше да го доведе поетот да падне во сопствената стапица. Зашто таквата хиперпродукција на фигури – метафори предизвикува една негација на многузначноста на песната и во тој контекст таа фигуративност се сведува на метафоричен манир. П. со збирката „Клучеви“ (1986) почнува да го редуцира својот исказ во смисла на должината на песната, зашто пред оваа збирка (особено во „Корабија“, 1964 и „Низ proзирката на мечот“, 1971) се сретнуваме со изразито долги песни, кои критиката ги нарече поеми.

ДЕЛА: поезија: *Суша, свадба и селидби* (1961), *Корабија* (1964), *Високо йладне* (1966), *Боемија на йриродаша* (1969), *Низ йроѕиркаша на мечош* (1971), *Сонце за кое змијаша не знае* (1972), *Пир* (1973), *Зрна* (1975), *Молњи* (1978), *Сшражи* (1980), *Чума* (1984), *Клучеви* (1986), *Марена* (1986), *Јавач на звукош* (1995), *Шшиш* (2001), *На едно око* (2002).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Исшорија на македонскаша книжевносш XX век* (1990); Лидија Капушевска-Дракулевска, *Поешика на несознајношо* (2002); Лидија Капушевска-Дракулевска, *Поешика на изненадувањешо* (2003). В. М.-Ч.

**ПАВСАНИЈА** (Pausanias) (393–392) – македонски крал, син и наследник на кралот Аероп II. Се претпоставува дека извесно време владеел заедно со Аминта II Малиот, син на кралот Архелај, кој му го оспорил правото на престолот. Само по една година владеење бил убиен од Аминта, синот на Аридај, кој го наследил престолот под името Аминта III.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Н. Проева, *Исшорија на Аргеадише*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ПАВСАНИЈА** (Pausanias) (IV в. пр.н.е.) – антички Македонец, убиецот на кралот Филип II, на свадбата на неговата ќерка Клеопатра (336 пр.н.е.). Атентатот бил извршен со нож при влегувањето на свечената поворка во театарот. Веднаш по убиството бил фатен од телохранителите и погубен, со што било оневозможено осознавањето на причините и налогодавецот. Во претпоставките како мотив се потенцира љубомората на Олимпијада, но и разни политички причини.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921; Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Н. Проева, *Исшорија на Аргеадише*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ПАДРОН, Хусто Хорхе** (Justo Jorge Padron) (Лас Палмас, 1. I 1943) – шпански поет, преведувач, есеист, со раскошен и префинет јазик и со нагласени хуманистички пораки


Хусто Хорхе Падрон

во кои се постига склад на спонтаноста, имагинацијата и мислата. Тој е најпреведуваниот повоен шпански поет, а неговата апокалиптична, кошмарна и космогониски визионерска книга *Круговише на йеколош* (1976) е објавена на повеќе од 20 јазици. Неговата лирика се движи од доживувања на родниот крај и меланхолични навраќања во детството до апокалиптични визии на деструкцијата и злото. Добитник е на национални и меѓународни награди, меѓу кои и Златниот венец на СВП (1990).

БИБЛ.: *Темниши огнови* (1971), *Бреза во йламен* (1978), *Дарбише на земјаша* (1984), *Умира сал ракаша шшо ши йишува* (1989), *Лицаша шшо ги слушам* (1989), *Сјајош на омразаша,* (1993) и др.

ЛИТ.: М. Матевски*: Кон йоезијаша на Падрон*, „Поезија“, СВП, 1990. П. Гил.

**ПАЗАРЕН НЕУСПЕХ** – домени на економската активност во кои пазарот не е во состојба да изврши рационална алокација (разместување) на ресурсите и да понуди соодветно решение на проблемите, поради што интервенцијата на државата (денес, во форма на државна, т.е. владина регулација) стануваат неизбежна. Практично, во овие домени пазарот не само што не ги разрешува туку, напротив, ги генерира проблемите. Така, на пример, загадувањето на човековата околина, како типичен домен на пазарен неуспех, настанува затоа што пазарот ги принудува фирмите да ги намалуваат трошоците на производство и да го максимизираат профитот, поради што овие избегнуваат да вградуваат филтри за пречистување на воздухот, или хемиски и биолошки да ги прочистуваат отпадните води. Во современата економска наука обично се говори за шест домени на пазарниот неуспех: нерамномерна и социјално неприфатлива распределба на доходот, јавни добра, екстерналии (негативни и позитивни), пазари со асиметрични информации, присуство на монополи и постоење на макроекономска нестабилност (висока инфлација, висока невработеност и сл.). Во РМ, гледано од микроекономски аспект, пазарниот неуспех особено беше изразен во два домена: негативни екстерналии, т.е. загадување на човековата околина (во значајна мера и како резултат на непочитувањето на постојната регулатива во оваа област) и присуство на монопол (типичен пример, иако не и единствен, се телекомуникациите, во кои државниот монопол беше заменет со приватен но без, притоа, претходно да се изврши дерегулација на секторот и да се воспостават нужните регулаторни институции). На макроекономски план, високата и перзистентна невработеност се јавува како типичен домен на пазарен неуспех. Во транзиционот период, кај нас се воспоставени основните регулаторни институции (комисии, агенции и сл.), кои имаат задача да ги ублажуваат домените на пазарниот неуспех (в. *државна, владина регулација на економскише секшори*).

ЛИТ.: P. Samuelson and W. Nordhaus, *Economics*, Eighteenth Edition, McGraw-Hill International Edition, 2005, 341-350; J. Stiglitz, *Principes d'economie moderne*, 2è edition, De Boeck Universitè, Paris – Bruxelles, 2000, 359-431; 455-467. Т. Ф.


„Зелен пазар“ во Скопје

**ПАЗАРИ НА ЗЕМЈОДЕЛСКИ ПРОИЗВОДИ** – места во градски населби на кои се нуди и се продаваат земјоделски производи. Сите градови во РМ имаат свои зелени пазари. Пазари на големо (кванташки) има во Скопје и во Струмица. Поважни добиточни пазари има во: Куманово (среда), Битола (сабота), Скопје (вторник), Струмица (сабота), Кривогаштани (среда), Струга (сабота), Облешево (вторник). Помали добиточни пазари со локално значење има и во други населени места. Др. Ѓош.

**ПАЗАРНА ЕКОНОМИЈА** – економски систем во кој разрешувањето на централниот економски проблем (што да се произведува, како да се произведува и за кого да се произведува), т.е. разместувањето на постојните ресурси во економијата, се врши преку пазарниот механизам. Процесот на воспоставувањето на пазарната економија во РМ поинтензивно започ-

на со отворањето на транзицијата во раните деведесетти години на минатиот век. Основна цел и задача на секоја земја во транзиција, а во тој контекст и на РМ е етаблирањето на функционирачка пазарна економија. Оваа, според критериумите на Европската комисија, претпоставува: воспоставување рамнотежа помеѓу побарувачката и понудата низ слободната игра на пазарните законитости, либерализација на цените и на надворешнотрговската размена, елиминирање на бариерите за влез и излез на фирмите на пазарот, ефикасна заштита на сопственичките права и ефикасно извршување на договорите, постигнување на макроекономска стабилност и развиен финансиски систем. Македонија во транзициониот период постигна значајни резултати во поголемиот дел од наведените сфери, што се потврдува и со индикаторите на Европската банка за обнова и развој за следење на прогресот на транзицијата (в. *транзиција на македонската економија*). Најзначајните проблеми на патот на воспоставувањето на функционирачката пазарна економија се лоцирани во доменот на квалитетот и кредибилитетот на институциите, посебно на судскиот систем, а нецелосни резултати се постигнати во развојот на финансискиот систем (асиметрија помеѓу реформите и развојот на банкарскиот систем и небанкарските финансиски институции) и во воспоставувањето на целосна макроекономска стабилност (в. *макроекономска стабилност*).

ИЗВ.: В. Кандикјан, *Економика на асоцирањето на Република Македонија во ЕУ*, Отворени предизвици на македонската економија, МАНУ, Скопје, 2004, 259–284.

ЛИТ.: МАНУ, *Отворени предизвици на македонската економија,* Скопје, 2004; EBRD, *Transition report 2005.* Т. Ф.

**ПАЗАРОТ НА КАПИТАЛ ВО РМ** – финансиските пазари и институции што вршат мобилизација на финансиското штедење и негова алокација во долгорочни производни инвестиции. Тука, пред сè, се мисли на *пазарот на банкарски кредити и на пазарот на долгорочни хартии од вредност*. Во почетните години од транзицијата во РМ, изразито предоминантно беше краткорочното банкарско кредитирање, што не нуди финансиска поддршка на долгорочни производни инвестиции. Но, 2006 г., долгорочните кредити веќе надминаа половина од вкупните бруто-кредити, достигнувајќи учество од 59%. Покрај долгорочноста на кредитите, важна е и цената по која фирмите и домаќинствата можат да обезбедат банкарски кредити. Цената на банкарското кредитирање се изразува преку висината на каматните стапки на заемите и преку каматниот распон, кој претставува разлика помеѓу каматните стапки на кредитите и каматните стапки на депозитите. Во периодот на транзицијата, во РМ каматните стапки на кредитите се одржуваа на високо ниво, што ги правеше кредитите скапи за фирмите. На пример, просечната каматна стапка на краткорочните кредити, 1998 г., изнесуваше 21,05%, 2002 г. 17,71%, а 2004 г. 12,5%; просечната каматна стапка за кредити од сите рочности 2006 г. се спушти до 10,9%. Исто така, и каматниот распон се одржуваше на релативно високо ниво, што укажува на мала по обем и скапа интермедијација на финансиските заштеди од секторот на домаќинствата кон секторот на фирмите. На пример, 1998 г., краткорочниот каматен распон изнесуваше високи 8,6 процентни поени, 2002 г. 8,5 процентни поени, а 2004 г. 6,0 процентни поени; каматниот распон за сите рочности, 2006 г., изнесуваше 6,5 процентни поени. Сево ова доведе до ситуација кога износот на бруто-кредитите во РМ, 2006 г., претставува само 29,6% од БДП, додека истиот показател за ЕУ изнесува 125,9%. Како фактори што ги одржуваа каматните стапки на кредитите на високо ниво, во РМ можат да се наведат: товарот на нефункционалните заеми, недоволната конкуренција во банкарскиот сектор и недоволната оперативна ефикасност на банките. Тука, како макроекономски фактор, треба да се додаде и рестриктивниот карактер на монетарната политика во голем дел од транзициониот период. Пазарот на долгорочни хартии од вредност (ХВ) се состои од два основни сегмента: примарен пазар, кој ги опфаќа новите емисии на ХВ; и секундарен пазар, на кој се врши тргување со претходно издадени ХВ. Основна карактеристика на примарниот пазар во РМ е предоминацијата на т.н. емисии за познати купувачи, односно приватни пласмани; од друга страна, има скоро комплетно отсуство на класични иницијални јавни понуди (Initial Public Offers), кај кои една инвестициона банка би била посредник и евентуално прифаќач на ризикот околу пласманот на емисијата на ХВ. Во периодот 2000–2006 г., Комисијата за хартии од вредност на РМ има одобрено вкупно 156 нови емисии на ХВ, во вкупна вредност од 33.945 милиони денари (во овој вкупен износ, емисијата на акции при приватизацијата на ЕСМ, 2005 г., учествува со дури 24,6%). Друга карактеристика на примарниот пазар е сосем минорното учество на корпоративните обврзници, така што комплетно доминираат емисиите на акции. Секундарниот пазар на долгорочни ХВ во РМ е олицетворен во Македонската берза за хартии од вредност АД Скопје. Но, со почетокот на издавање на т.н. континуирани државни обврзници, во РМ се воспостави и т.н. пазар преку шалтер, кој е организиран од Народната банка на РМ, а го сочинуваат финансиските институции кои можат директно да тргуваат со државните обврзници, без посредство на берзата. Инаку, секундарниот берзански пазар на ХВ во РМ во 2005 г. има пазарна капитализација (пазарна вредност на котираните ХВ) од околу 11,4% од БДП, додека волуменот на берзанското тргување (т.е. прометот) достигнува околу 18,3% од БДП (според податоците во Извештајот за транзицијата на ЕБОР од 2006 г.). На крајот од 2006 г., на официјалниот пазар на МБХВ, котираа акциите на 43 компании, со пазарна капитализација од 86,5 милијарди денари и 7 емисии на државни обврзници (една емисија за старите девизни заштеди и 6 емисии за денационализација), со пазарна капитализација од 22,4 милијарди денари. Во структурата на вкупното тргување на берзанскиот пазар во текот на 2006 г., околу 72,7% беше тргување со акции на акционерските друштва, околу 7,2% беше тргување со државните обврзници, а остатокот од околу 20,1% беа трансакции поврзани со продажбата на акциите што државата ги имаше во поголем број акционерски друштва како неприватизирани удели. Од скромните почетоци направени во 1996 г., со остварен промет од само 670 илјади евра, македонскиот секундарен пазар на ХВ доживува постепен раст на трговската активност, така што во рекордната 2006 г. остварува промет од 176,9 милиони евра. Напоредно со тоа се развиваа и самите институции на пазарот на ХВ: Комисијата за ХВ на РМ, Македонската берза за ХВ АД Скопје и Централниот депозитар на ХВ АД Скопје. Идниот развој на македонскиот пазар на ХВ ќе зависи од порастот на потребите за долгорочно финансирање на претпријатијата и од меѓународното поврзување на македонскиот пазар и неговото интегрирање во меѓународниот пазар на капитал.

ЛИТ.: EBRD, *Transition Report 2006: Finance in Transition*, Skopje, 2006; Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, *Извештај за работата на Комисијата за хартии од вредност на Република Македонија во 2006 година*, Скопје, 2007; Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, *Пазарот на хартии од вредност во Република Македонија: денес и утре,* Скопје, 2006; Македонска берза на

хартии од вредност АД Скопје, *10 години Македонска берза*, Скопје, 2006; НБРМ, *Извештај за банкарскиот систем и банкарската супервизија на Република Македонија во 2006 година*, Скопје, 2007; НБРМ, *Годишен извештај 2005*, Скопје, 2006; В. Филиповски, *Финансискиот сектор и економскиот развој во Република Македонија,* Отворени предизвици на Македонската економија, МАНУ, Скопје, 2004, 357-379; В. Филиповски, *Пазарот на капитал и развојот на финансискиот сектор во процесот на економска транзиција, докторска дисертација*, Скопје, 2002; //www.mse.org.mk//, *Годишен билтен на Македонската берза за хартии од вредност 2006.* В. Ф.

**ПАЗАРОТ НА ТРУДОТ И НЕВРАБОТЕНОСТА.** Економијата на трудот се обидува да ги објасни функционирањето на пазарот и динамиката на трудот. Макроекономијата на пазарите на трудот ги опфаќа вработеноста и невработеноста како нивоа (stock варијабли) и стапката на вработување како динамички параметар. Микроекономијата е предоминантно со неокласична основа и ги објаснува рамнотежата на пазарот на трудот, флексибилноста, еластичностите и платите. Пазарите на трудот, на капиталот, на услугите и на производите се основните пазари во кои оперираат фирмите и индивидуите. Пазарот на трудот функционира преку интеракција на работниците и работодавачите. Покрај определени специфичности и институции, кои не се сретнуваат на другите пазари, фундаменталните карактеристики и механизми на функционирањето на пазарот на трудот се блиски на другите пазари. Од тие причини, анализата на пазарот на трудот се потпира на истите генерални принципи за алокација на ресурсите. Економијата на трудот специфично ја анализира понудата на услугите на трудот (работниците), побарувачката на услугите од трудот (работодавачите) и со нив поврзаните обрасци на наемнини, вработеност и доходи. Економистите сметаат дека ефикасноста на трудот е под влијание на образованието, знаењето и социјалниот систем. Невработеноста во економските термини се појавува кога постојат адекватно квалификувани работници кои се подготвени да работат според преовладувачките наемнини, но не можат да најдат вработување. Во структурата на денешните пазари на трудот доминираат главно три типа невработеност: фрикциска, структурна и циклична. Полната вработеност, или намалувањето на невработеноста е меѓу доминантните цели на многу влади. Во периодот пред Втората светска војна, Македонија се вклопуваше во типичните карактеристики на неразвиена, аграрна земја со над 75% од населението ангажирано во земјоделските активности. Моделот на форсирана индустријализација, придружен со високи капитални инвестирања и обемни трансфери на ресурсите, доведе до брза деаграризација и напуштање на земјоделството и руралните населби. Развојот на индустријата и брзата урбанизација повлече големи контингенти население во секундарниот сектор: индустриската вработеност и градежништвото. Интензивните структурни поместувања симултано се одразуваат и врз структурата на вработеноста. Учеството на земјоделското во вкупното население е намалено од 71%, 1948 г., на 22%, 1981 г. Учеството на индустриските работници во истиот период се зголемува од 22%, 1952 г., на 38,5%, 1981 г. Во структурата на вработеноста доминираше ниско продуктивниот индустриски и земјоделски труд. Екстензивниот модел на економски раст доведе до тенденциско опаѓање на ефикасноста во употребата на ресурсите и до намалување на капацитетот за вработување. Преминот од екстензивен во интензивен модел од средината на шеесеттите години ја покажа прикриената невработеност (disguised unemployment) и доведе до растечка, отворена невработеност. Во шеесеттите и седумдесеттите години, меѓу другото како последица на ограничениот капацитет на економијата да генерира работни места, дојде до значителен одлив на работната сила во странство. И покрај значителниот пораст на вработувањето во домашната економија, бројот на лицата што бараа работа тенденциски растеше, од 6 000, 1952 г., на 128 000, 1984 г. По осамостојувањето, долгата транзиција и отсуството на значителен економски раст го изостриja проблемот на невработеноста до ниво на централен економски и социјален проблем. Наспроти значителните реформски обиди, макроекономските индикатори на македонската економија се неповолни. Според поголем број извори, и покрај одделни контроверзии поврзани со статистичките податоци, Македонија спаѓа во земјите со највисоки стапки на невработеност во Европа. Перзистентно високата невработеност, повеќе отколку ниskиот доход, претставува клучниот фактор на сиромаштијата. Практично, во различни степени, присутни се сите познати типови на невработеност. Невработеноста е од претежно структурен карактер, обележена со висока стапка на долгорочна невработеност и со ниско образовно ниво на невработените. Покрај структурните диспаритети, понудата на трудот фундаментално е поголема од побарувачката. Постои широк расчекор помеѓу понудата и побарувачката, пазарот на трудот е сегментиран и е во длабоки дисторзии. Во стандардните аналитички модели, за разлика од македонскиот случај, невработеноста е задоцнет индикатор на економскиот циклус во фазата на опаѓање на реалниот раст на БДП. Ниската стапка на економски раст последниве две децении е главна причина за високата невработеност. Острите контракции на економската активност за време на транзицискиот период го подигнаа нивото на неформална вработеност. Бавното реструктурирање на економијата дава слика на стагнантна економија. Централен проблем, кој се одржува, претставува недостигот на побарувачка за труд во формалниот сектор. Вкупната економска ситуација има сериозни импликации во спроведувањето на натамошните реформи во економијата од постприватизациониот период и специфично во пазарот на трудот.

***Број на вработени и невработени лица (во илјади)***

| Година | Вработени | Невработени |
|---|---|---|
| 1996 | 542 | 257 |
| 1997 | 506 | 287 |
| 1998 | 531 | 284 |
| 1999 | 538 | 261 |
| 2000 | 543 | 261 |
| 2001 | 583 | 263 |
| 2002 | 549 | 263 |
| 2003 | 545 | 316 |
| 2004 | 523 | 309 |

Извор: Државен завод за статистика (2005), Анкета за работната сила (2004), Labor Force Survey (LFS).

Намалувањето на невработеноста, која е меѓу најсериозните економски и социјални проблеми, бара битни институционални промени, подигање на вкупната факторска продуктивност, на ефикасноста и конкурентноста на македонската економија, динамичен економски раст, адекватни социјални политики и поадекватна дистрибуција на доходот и на ресурсите.

ЛИТ.: Државен завод за статистика, „Годишник", соодветни години; *Национална стратегија за економски развој на Република Македонија – развој и модернизација*, МАНУ, Скопје 1997; World Bank: *Macedonia, Country Economic Memorandum*, Tackling Unemployment, Report No. 26681–MK, 2003. Г. Пет.

**ПАИСИЈ** (XVI в.) – охридски архиепископ. Првпат се спомнува во 1565 г., кога претседателствувал на Цариградскиот црковен собор против вселенскиот патријарх Јоасаф II. Во текот на 1566 г. му дал четири грамоти на новоназначениот владика на Италијанската православна епархија митрополитот Тимотеј. Бил архијереј со силна иницијатива и способност.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония, т. 1,* София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.



Пајак Планина

**ПАЈАК** – средновисока планина во Егејскиот дел на Македонија, Грција. Се наоѓа помеѓу долината на Вардар на исток, Мегленската Котлина на запад, Солунската Кампања на југ, а на север се надоврзува на планината Кожуф. Во морфолошки поглед се издвојуваат три делови: Гандач на исток и Пајак на запад, кои претставуваат две главни паралелни била – коси, кои меѓу себе се издвоени со длабоката долина на Грамошка Река. На Гандач највисок е истоимениот врв (1.606 m), а на Пајак највисок врв е Матерси (1.506 m). Северниот дел на Пајак Планина во споредба со претходните е значително понизок и во него е развиена изворската челенка на Грамошка Река. Поголема населба е градот Гуменџе. Главно е населена со Македонци и Власи. Т. Анд.

**ПАЈАЦИ** (*Aranea*) – членконоги инсекти. Кај нив е јасно одделен главоградот од стомакот, кој е заштитен со цврста обвивка – кутикула; на стомакот може да има пајажинести брадавици. Некои пајаци поседуваат силни хелицери со кои го зграпчуваат пленот, а некои ловат со пајажина. Најчест плен им се инсектите поради што се сметаат за корисни организми.



Пајаци: а) пајак крсташ, б) домашен пајак, в) воден пајак

Поседуваат отровни жлезди што им служат за убивање на пленот. Отровот на одделни пајаци дејствува на нервниот систем, а кај други предизвикува некроза на каснатото место. Населуваат разни места со различна надморска височина (високи планини, слатки води, шуми, тревни површини и човечки живеалишта). Во светот се познати околу 30.000 видови. Во Македонија од овој ред се регистрирани 558 видови, од кои 16 се ендемични. Најпознати видови се: *пајак крсташ* (*Araneus diadematus*), *воден пајак* (*Argyroneta aquatica* Clerck.), *домашен пајак* (*Tegenaria domestica* Clerck) и отровните видови (дури и за човекот) *тарентула* (*Tarentula cuneata* Dahl & Dahl) и *црна вдовица* (*Latrodectus tredecimgutatus* Rossi).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.



Карта на Пајонија (во разни временски периоди)

познат пајонски крал е Агис (до 359 г. пр.н.е.). Од пајонската владетелска династија познати се и Ликеј, Патрај, Авдолеон, Аристон, Леон и Дропион. Нејзина најголема населба, а можеби и престолнина бил градот Вилазора, кој веројатно се наоѓал на локалитетот Градиште кај с. Кнежје, Светиниколско. Пајонија ја признала врховната власт на Филип II Македонски (358 г. пр.н.е.). Подоцна (ок. 230 г. пр.н.е.) јужните делови на Пајонија потпаднале под ди-



Народното оро „Пајдушка"

**„ПАЈДУШКА"** – народно оро за мешан состав. Особено е популарно кај играорките, распространето на поширокиот балкански простор. Најповеќе се среќава во Македонија, Бугарија и Грција. Се игра во 5/16 (2,3) ритам. Рацете се држат за китките слободно спуштени надолу. Исклучителната посебност на кореографската содржина произлегува од уникатното прекрстување на чекорите на десната преку левата нога и истовременото потскокнување во вид на куцање.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 109. Ѓ. М. Ѓ.

**ПАЈОНИЈА** (Paionia) – античка област по средниот тек на р. Аксиј (Вардар) и базенот на р. Астибо (Брегалница) и држава на Пајонците (прва половина на IV в. – ок. 230 г. пр.н.е.). Првпат е спомната во Хомеровата *Илијада*. Прв

ректна македонска власт, а северните делови под власта на Дарданците. Пајонската коњица учествувала во походот на Александар III Македонски на Исток. Во времето на римската власт нејзината територија била поделена меѓу три мериди што веројатно имало пресудна улога за полното исчезнување на етнографскиот поим Пајонија.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум пр.н.е.*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**ПАЈОНЦИ** (Paiones) – палеобалканска популација од индоевропско потекло, блиска на Бригите. Етнонимот има збирен карактер, заеднички за повеќе племиња. Покрај Пајонците, во пајонската група племиња спаѓале: Агријаните, Астраите, Дероните, Доберите, Иорите, Лаијаите, Пајоплите и Сиропајонците. Живееле околу текот на р. Аксиј (Вардар) и Стри-

мон (Струма), на просторот меѓу нив, по текот на реките Баргала (Брегалница) и Понт (Струмица). Нивната територија на север се простирала до изворите на р. Стримон, на запад до Пелагонија и на југ до Егејското Море. При експанзија на Македонското Кралство на север, биле истиснати од дел од јужните територии. Во V в. пр.н.е. живееле околу средниот и горниот тек на Аксиј и горниот тек на Стримон. Токму од тој период и дознаваме за пајонските племиња Агријани и Лаијаи. Митолошките податоци за нив наведуваат неколку генеалошки линии: според Хомер, нивниот водач Астеропај бил син на Пелагон и внук на Аксиј и Перибоја, според Херодот, биле потомци на Тевкрите од Троја и, според Страбон, сродници со Фригите. Имале своја држава во периодот од првата половина на IV в. – ок. 230 г. пр.н.е.


Монета на Лаијаите

ИЗВ.: Homeri, *Illias,* Lipsiae, 1910; Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; Strabonis, *Geographica,* I-III, Lipsiae, 1895-1913.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум ӣр.н.е.*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**ПАЈОПЛИ** (Paioplai) – палеобалканска популација од пајонската група племиња што ја населувала територијата на север од планината Пангај. Ги спомнува Херодот во својата *Историја* (V в. пр.н.е.). Во времето на персиското покорување на Пајонија, по наредба на персискиот крал Дареј I, тие биле преселени во Азија (511 пр.н.е.). Сепак, еден дел од нив останале во своите краишта или се вратиле назад од Азија, бидејќи Херодот спомнува дека персискиот крал Ксеркс ги одминал при походот во 480 г. пр.н.е.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум ӣр.н.е.*, Скопје, 1999. К. М.-Р.


Ганчо Пајтонциев

**ПАЈТОНЏИЕВ, Ганчо** (Велес, 30. VII 1905 – Скопје, 20. XII 2002) – вежбач во спортска гимнастика, наставник по физичко воспитување и етнокореолог. Член и инструктор на соколски организации (1920–1941). По Втората светска војна членувал во бројни фискултурни сојузи и здруженија, како стручно лице и автор на академски состави и слетски вежби. Како соработник на Институтот за фолклор, снимил преку 7.500 народни творби (10. I 1952 – 27. XII 1967), а значајни делови од нив се објавени во трите книги „Македонски народни ора", во коавторство со Ж. Фирфов и самостојно.

БИБЛ.: *Македонски народни ора со кореографски знаци и ӣерминолоīија,* Кореографското писмо го составиле и оваа збирка ја уредиле Живко Фирфов и Ганчо Пајтонџиев, Скопје, книгоиздателство „Кочо Рацин", 1953; *Македонски народни ора од Малешевско, Делчевско, Кочанско, Свеӣиниколско, Шӣиӣско, Радовишко, Сӣрумичко и Валандовско,* книга 1, Институт за фолклор, Скопје, 1973.

ЛИТ.: *Ганчо Пајӣонџиев (авӣобиоīрафија),* „Прилози за историјата на физичката култура", Скопје, 1983, 106–124. Др. О.


Рајко Пакашки

**ПАКАШКИ, Рајко** (Белград, 12. IX 1932 – Амстердам, 11. V 1993) – балетски играч и педагог. Балет учи во Балетското училиште „Луј Давичо" во Белград. Апсолвира на Филолошкиот факултет во Скопје. Член на Балетот при МНТ (1953–1969). Специјализира на Државниот институт за театарска уметност во Москва (1961–1962). Директор на Балетското училиште во Скопје (1962–1964). Шеф на Балетот при МНТ (1976–1977). П. ја продолжува кариерата како балетски педагог во: Загреб, Дизелдорф, Есен, Виена, Минхен и во Амстердам.

*УЛОГИ:* Ѓавол (Ф. Лотка, „Ѓавол на село"), Млад Грк (С. Христиќ, „Охридска легенда"), Арлекин (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро") и др. Ем. Џ.

**ПАКОВСКА, Елпида** (Пиреј, Грција, 15. XII 1935) – балерина. Средно балетско училиште завршува во Скопје во класата на Г. Македонски и Н. Кирсанова. Специјализира во Москва кај М. Семјонова и О. Лепешинска. Игра во Балетот при МНТ (1950–1974), каде што станува и негова првенка. Балерина со сигурна и виртуозна техника и со длабока експресивност при креирањето на улогите. Во 1963 г., како претставник на РТВ Скопје, во придружба на Ј. Пашти, учествува во првата телевизиска емисија емитувана од ТВ студиото во Белград.


Елпида Паковска во улогата на Жизел

*УЛОГИ:* Јулија (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија"), Жизел (А. Адам, „Жизел"), Одилија (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро") и др. Ем. Џ.

**ПАКОВСКИ, Глигор** (Галичник, 27. IV 1932) – тон-сниматeл и тонски монтажер. Се вработува во „Вардар филм" (1953). За македонската кинематографија остварува повеќе од 160, од кои самостојно 16 играни филма. Исто така, самостојно реализира уште десетина филма надвор од Македонија. В. Масл.

**ПАЛАВИЧИНО, Гиј** (XIII в.) – маркиз од Водоница. Во отсуство на солунскиот крал Димитриј, папата Хониriј III го поставил за командант на Солун (1223), кој бил опсаден од епирскиот владетел Теодор I. Не ја добил ветената помош од Цариград, Мореја, Атина и Италија, по што градот го предал (XII 1224).

ЛИТ.: D. M. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957. Б. Петр.

**ПАЛАМАРЕВИЌ, Слободан Тодоров** (Скопје, 30. XI 1906 – Врање, Србија, 28. VII 1987) – хирург-ортопед. Мед. ф. завршил во Загреб (1930). Специјализирал во Скопје, Стразбург и Белград. Од 1945–1951 бил началник на Хируршко одд. во ВБ во Скопје. Примариус од 1951. Хабилитирал на Мед. ф. во Скопје (1961). Од 1961 до 1967 г. работи во Ортопедско–трауматската болница за коскено-зглобна ТБЦ во Охрид и во Ортопедското одд. во Битола (1962–1963). Сл. М. П.

**ПАЛАТАТА НА ПАРТЕНИЈ ВО СТОБИ** – најрепрезентативниот римски станбен објект. Зазема цела инсула во централниот дел од градот и се состои од две станбени целини и од економски дел, кои се вкопани во косиот терен, и кат што се издига над нив. Палатата припаѓа на перистилни-



Палатата на Партениј во Стоби

от тип градби, кои се познати во хеленистичкиот свет, а во римскиот период прифатени и на медитеранските простори. Околу големиот перистил, со цветни леи и фонтана, се концентрирани: раскошната трпезарија, екседрата, просториите за дневен одмор и за прием на посетители, како и другите помошни простории. Овој дел од објектот понекогаш е именуван како Теодосијанска палата. Во перистилот биле пронајдени бронзени статуети на астири, Аполон, Афродита и мермерните скулптури на Посејдон и на Хигија, кои потекнуваат од хеленистичкиот и од раноримскиот период. Подовите во градбата биле декорирани со мозаици во opus tesellatum и opus sectile. Од декоративната пластика се издвојуваат декоративните елементи во големата фонтана, столбовите и капителите со тордирани канелури. Економскиот дел го сочинуваат повеќе надземни простории, како и три засводени визби. Објектот бил изграден во почетокот на IV в., а кон крајот на векот претрпел извесни измени како резултат на преградувањата на одделни простории. Од средината на V до доцниот VI в. над целата градба егзистирале повеќе рустични куќи.

ЛИТ.: Б. Несторовић, *Ископавања у Стобима*, „Старинар“, VI, Београд, 1931, 109–114; Џ. Вајзман, *Стоби, водич низ античкиот град*, Титов Велес, 1973, 47–52; Д. Герасимовска, *Антички куќи во Македонија*, Скопје, 1996, 43-65. Д. Г.

**ПАЛЕОЗОЈСКА ЕРА** – траела околу 320 млн. години (570–250 млн. г.). Поделена е на камбриски, ордовициски, силурски, девонски, карбонски и пермски период. Во Македонија палеозоикот е широко распространет во Западномакедонската и Вардарската зона, а на помал простор се јавува и во Осоговско-малешевскиот масив. Поради претрпените тектонско-метаморфни промени на седиментните маси, палеозоикот е доста сиромашен со фосили и не е подетално стратиграфски расчленет. Претставен е со два основни комплекса од старопалеозојска старост, меѓусебно различни по литостратиграфските карактеристики и по степенот на метаморфизмот. Постариот, камбриско-ордовициумски комплекс е изграден од нискометаморфни филитични и зелени шкрилци, метадијабази, метагаброви и метариолити, со малку мермери. Силурско-девонскиот анхиметаморфен комплекс е изграден од подолно ниво на аргилошисти и метапесочници, во кој во Западномакедонската зона се јавуваат значајни наоѓалишта на шамозит-сидерит-магнетитски и мангански руди, и погорно ниво од карбонатни шкрилци и мермери. Двата комплекса меѓусебно се во дискордантен однос, а во Западномакедонската зона и Осоговско-малешевскиот масив се пробиени со херцинските гранитоиди.

ЛИТ.: Н. Думурџанов, *Девонски магматизам во Западномакедонската зона*, „Геологика Македоника“, III, No. 1, Штип, 1987–88; М. Арсовски, *Тектоника на Македонија,* монографија, 1997. Н. Дум.

**ПАЛИКРУШЕВА, Галаба Борисова** (Виница, 6. V 1928) – историчар и етнолог, научен советник и универзитетски професор (во пензија). Дипломирала на Филозофскиот факултет – група Етнологија во Скопје. Докторирала на Филозофскиот факултет – Катедра за историја на тема „Исламизацијата на Торбешите и формирањето на торбешката субгрупа“ (6. XI 1965). Подолго време била вработена на Природно-математичкиот факултет, а потоа во Институтот за национална историја во Скопје, како виш научен соработник во Одделението за османско-турскиот период (1967–1979). Подоцна работела како истражувач на народните обичаи и игри и директор на Институтот за фолклор во Скопје (15. III 1979 – 30. IV 1984).

ЛИТ.: *30 години Институт за национална историја,* Скопје, 1978, 99; *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 147. С. Мл.



Парапетна плоча од канцелот на базиликата во Паликура

**ПАЛИКУРА** – ранохристијанска базилика, сместена на платото по должината на десниот брег на река Црна пред сливот во Вардар, античкиот град Стоби и источно од селото Паликура кај Неготино. Базиликата е подигната врз постара римска градба, а самата потекнува од доцниот V – раниот VI в. со подоцнежна фаза на развиток во средината на VI в. Делумно зачуваните архитектонски остатоци на теренот посочуваат на постоење на трикорабна базилика придружена со веројатен осмогонален *мартириум* на источната страна, обата дел од поширок верски комплекс, манастир. Теренот околу црквата во средниот век служел за погребување.

ЛИТ.: Б. Алексова, *Стоби, базиликата во Паликура, 1981 г.,* ГЗФФ, 10 (36), Скопје, 1983, 135-192. Љ. Џ.

**ПАЛИКУРСКА НЕКРОПОЛА** (Стоби) – лежи на 1,7 km јужно од Стоби и 0,6 km северозападно од Паликура. Помеѓу мостот на Црна Река и ранохристијанската базилика во 1987 г. се откриени 16 средновековни гробови, како дел од една пространа некропола. Погребувањето е вршено во едноставни конструкции – цисти од камен и тули. Некрополата датира од крајот на XI до XIII в. От-


Бронзени прстени од Паликурската некропола, Стоби

криениот накит (обетки, наушници од токајски тип, стаклени и метални белезици и прстени) културно се врзува за територијата на Македонија.

ЛИТ.: Милан Ивановски, *Средновековна некропола во реонот на Паликурската базилика кај Стоби*, Зборник посветен на Бошко Бабиќ, Прилеп, 1986, 97–107. М. И.


Ибе Паликуќа

**ПАЛИКУЌА, Ибе Шериф** (Дебар, 1927 – с. Шутово, Кичевско, 22. IX 1944) – народен херој од НОАВМ, Албанка. Се поврзала со НОД, станала член на СКОЈ (од 1942) и на МК на СКОЈ (од јуни 1943), член на КПЈ (јули 1943), секретар на МК на КПЈ, а потоа и член на Околискиот комитет на КПМ во Дебар. Била борец на Дебарскиот младински баталјон (од октомври 1943), заменик политички комесар на баталјон на Четвртата шиптарска НО бригада, а потоа и на Бригадата. Тешко ранета во борбите кај Премка, по два дена починала. Прогласена е за народен херој на Југославија (8. X 1953).

ЛИТ.: С(пасе) Шуплиновски, *Шеснаесетгодишната „Фљака“.* Три децении од смртта на народниот херој Ибе Паликуќа, „Нова Македонија“, XXX, 9938, Скопје, 21. IX 1974, 2; Јордан Добревски, *Зад портата,* „Наш свет“, XV, 528, Скопје, 22. IX 1976, 20; Илија Јордановски, *Така умираа народните херои.* 35 години од загинувањето на Ибе Паликуќа и Вера Јоциќ, „Македонија“, XXVI, 310, Скопје, 1979, 10–11; Јован Павловски, *Ибе Паликуќа смртно ранета,* „Нова Македонија“, XXXVI, 11925, Скопје, 4. IV 1980, 5; Д-р Симо Младеновски, *НОБ и Револуцијата во Југославија и учеството на пионерите,* Делчево, 1986, 229-234. С. Мл.

**ПАЛФИ, Ладислав** (Суботица, 8. XI 1924) – пијанист и композитор. Пијано студира на Музичката академија во Загреб (Е. Ваулин и С. Станчиќ) и кај М. Фелер. Иска-


Ладислав Палфи

жувајќи ја рано својата музичка надареност, П. јавно настапува уште од седумгодишна возраст. Во Скопје (1947) станува еден од најпознатите солисти, особено пијано-придружувач на македонски и странски уметници. Истовремено и компонира, работи како педагог, корепетира во Скопската опера. Бил музички уредник во Радио Скопје. Како композитор создал неколку десетици композиции, главно за пијано, но и дела за оркестар, камерни дела и филмска музика. Б. Орт.

**ПАЛЧИЊА** (Troglodytidae) – фамилија ситни инсектојадни птици од подредот на птици-пејачки (Oscines). Во Европа е присутен само еден вид, кој се среќава и кај нас: палче, оревче или царче (Troglodytes troglodytes).

Палче

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**„ПАЉУРЦИ“** – земјена брана со придружни објекти, на реката Луда Мара, спротиводно од Богданци. Висока е 21,1 m, во круната долга 310 m, со вкупен волумен на телото 185.000 m$^3$ (земја), формира акумулација од 2,9 милиони m$^3$. Завршена е во 1982 г., а служи за наводнување. Придружни објекти: челен преливник со површински одвод (саниран 2006 г.), темелен испуст. Љ. Т.


Берба на памук

**ПАМУК** (Gossipium sp. L.) – зазема прво место во светот од влакнодавните култури. Влакно образува на семето. Од 100 kg суров памук се добиваат околу 32 kg влакно, еден kg линтер (кусо влакно) и 67 kg семе. Кусото влакно се користи за: медицинска вата, филтри, филмски ленти, полнење душеци, експлозивни средства. Од семето се добива масло (17-19%) за технички цели (сапун, глицерин), но ако се рафинира може да се користи и за јадење. Во РМ просечно се добиваат 824 kg/ha суров памук, што е 276 kg чисто влакно, но со полна агротехника и 1.500 kg/ha суров памук, односно 500 kg/ha чисто влакно. Во тропските краишта е многугодишно, а во умерениот појас едногодишно растение. П. Ив.

**ПАНАРЕТ** (XVII в.) – охридски архиепископ (1670/71). Се спомнува како архиепископ во решавањето на еден правен спор (втората половина на 1671), а потоа како поранешен архиепископ (1683 и 1864). Доброволно се повлекол од функцијата.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. *От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394-1767),* София, 1931; Јован


Земјената брана „Паљурци“

Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 74. С. Мл.

**ПАНГОВСКИ, Иван Илиев** (Галичник, 26. II 1926 – Скопје, 14. I 1992) – дерматовенеролог, проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Скопје (1954), а специјализирал (1962) и хабилитирал (1972) од областа на професионалните алергиски болести. Основоположник е на алерголошката амбуланта. Бил шеф на оддел и шеф на Катедрата за дерматовенерологија. Автор е на повеќе од 100 стручни трудови. Од Здружението на дерматовенеролозите на Бугарија добил титула Socius honoris causa. Љ. П.


Ивко Панговски

**ПАНГОВСКИ, Ивко** (Галичник, 20. VI 1931) – спортски новинар, радиорепортер и стенограф. Од в. „Единство" поминува (1948) во Радио Скопје, каде што остана до пензионирањето (1989). Спортски репортер со препознатлив глас и стил во преносите, особено на фудбалските натпревари. Објавил повеќе трудови од историјата на македонскиот спорт. Ј. Ф.


Манол Пандевски

**ПАНДЕВСКИ, Манол** (с. Габрово, Струмичко, 3. IX 1925 – Скопје, 21. V 1998) – историчар, член на МАНУ. Основно и средно образование завршил во Струмица и Петрич, дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје, група историја (1954) и докторирал со темата „Политичките партии и организации во Македонија 1909-1912" (1965). По вработувањето во ИНИ (1957), бил на истражувачки престои во Белград, Загреб, Софија, Москва, Ленинград и Париз. Со реферати учествувал на голем број научни собири во земјата и во странство. Бил член на разни редакции, главен уредник на сп. „Гласник" на ИНИ и директор на ИНИ (1986 до пензионирањето на 1. IV 1987). Тој е еден од коавторите на првата „Историја на македонскиот народ" (Скопје, 1969) и ги приредил одбраните дела од Анастас Митрев и Димо Хаџи Димов. Бил член на Републичката комисија за културни врски со странство и на Југословенскиот национален комитет за балканологија, делегат од Југославија во Меѓународното биро на AIESSE, член на Комисијата за југословенски прилози во *Историјата на културниот и научниот развиток на човештвото* на УНЕСКО и др. Бил избран за дописен (22. XII 1976) и редовен член (24. XI 1981) на МАНУ. Објавил голем број научни трудови и собрани дела во пет тома (1987).

БИБЛ.: *Учителското движење во Македонија (1893–1912),* Скопје, 1962; *Политичките партии и организации во Македонија (1908–1912),* Скопје, 1965; *Младотурската револуција и Македонија,* Скопје, 1968; *Јане Сандански,* Скопје, 1968; *Струмица и Струмичко низ историјата,* Струмица, 1969 (со коавтор); *Националното прашање во македонското ослободително движење,* Скопје, 1974; *Илинденското востание во Македонија во 1903 година,* Скопје, 1978; *Македонија и Македонците во годините на Источната криза 1876-1878*, Скопје, 1978; *Димитар Влахов, Живот и дело,* Свечен собир посветен на Димитар Влахов, Скопје 1979; *Historia e popullit Maqedonas,* Shkup, 1983. *Внатрешната македонска револуционерна организација и неоврховизмот (1904-1905),* Скопје, *Јане Сандански (1872–1915),* Скопје, 1985; *Македонското ослободително дело во XIX и XX век,* Скопје, 1987: том 1. Националното прашање во македонското ослободително движење (1893–1903); том 2. Илинденското востание; том 3. Внатрешната македонска револуционерна организација и неоврховизмот (1904–1908); том 4. Политичките партии и организации во Македонија (1908–1912); *Јане Сандански,* Битола, 1988; *Македонија на Балканот XIV-XX век*, историографски координати, Скопје, 1989; *Јане Сандански и мис Стон,* Скопје, 1992; *Македонија и Балканот во петроградското списание „Современик"(1912–1913)*, Скопје, 1995; *Македонското движење во Западна Европа во 1903 година, Документи,* Скопје, 1995.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948-1998*, Скопје, 1998, 68–77; Манол Пандевски 1925–1998. Споменица, МАНУ, 1998. С. Мл.

**ПАНДЕСКИ, Никола Борисов** (Охрид, 27. XI 1948 – Охрид, 18. VIII 2006) – математичар, ред. проф. (1998) на ПМФ. Дипломирал (1971) на ПМФ, магистрирал (1977) и докторирал (1984) на Математичкиот факултет со темата „Максимални идеали на алгебрата $H^{\infty}$ (B) од ограничени функции


Никола Борисов Пандески

во единичната топка $C^n$". Бил ментор на магистерски и докторски работи, раководител на проекти и продекан (2003-05) на ПМФ.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006,* монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 705/'98. Н. Ц.

**ПАНДИЛОВ, Димитар** – в. *АВРАМОВСКИ, Димитар Пандилов*

**ПАНДУРСКИ, Илија** (с. Сухострел, Горноџумајско, Малешевско, 28. VI 1925) – член на ВМРО, војвода. Во 1922 г. преминал во федералистичката струја и дејствувал во Горноџумајско против четите и милицијата на ВМРО. Во 1923 г. преминал во Малешевијата, се ставил во услуга на властите на Кралството на СХС, формирал контрачета за борба против четите на ВМРО. Убиен од ВМРО.

ЛИТ.: Атанас Џолев, *Спомени. Премрежињата на македонското револуционерно движење*. Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2003; Иванъ Михайловъ, *Спомени III. Освободителна борба 1924–1934*, Louvain, 1967. З. Тод.


Арсо Пандурски-Кочо

**ПАНДУРСКИ-КОЧО, Арсо** (Бучино, Горноџумајско, 11. VII 1912 – Лисија, Горноџумајско, 29. I 1944) – припадник на националноослободителното и комунистичкото движење во Пиринскиот дел на Македонија. Гимназија завршил во Горна Џумаја, студирал во Свиштов и во Софија. Во Софија (1938–1942) соработувал со Никола Вапцаров и со членовите на Македонскиот литературен кружок. Бил член на Окружниот комитет, заменик на Никола Парапунов по воена линија (1941–1944), командант на Горноџумај-

скиот партизански одред „Никола Калапчиев“. Заради масовизирање на партизанското движење и за поврзување со партизаните од Вардарскиот дел на Македонија, со половина од Одредот заминал (крајот на 1943 г. и поч. на 1944) на десната страна на р. Струма. Загинал во борба против бугарската војска, полиција и контрачета.

ЛИТ.: Антон Великов, *Арсо Пандурски, Пирински соколи,* София, 1970; Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят мурите,* София, 1971. В. Јот.

**ПАНЗОВА**, **Виолета Ванчова** (Свети Николе, 2. VII 1948) – доктор по филозофија, универзитетски професор. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1970), магистрирала на Филозофскиот факултет во Белград (1981), каде што и докторирала (1989). Како студент била ангажирана за демонстратор по Логика на Групата за филозофија при Филозофскиот факултет во Скопје. Во редовен работен однос на Факултетот е од 1971 г. (стажант-асистент), редовен професор (од 2000) за логичката група



Виолета Панзова

предмети. Била раководител на Институтот за филозофија на Филозофскиот факултет (1995–1999). Објавила над сто стручни и научни трудови во домашни и странски публикации од обласа на логиката, епистемологијата и филозофијата на јазикот. По овие дисциплини изведувала настава на додипломските и постдипломските студии на голем број високообразовни институции во РМ. Била раководител на повеќе научноистражувачки проекти, меѓу кои: „Логичка анализа и формализација на македонскиот литературен јазик“ (1992–1995), „Македонска логичка терминологија“ (2000 –2003) и др. Со својата оригинална концепција за логиката како општа теорија на рационалноста, кохерентно ги обединува различните, па дури и спротивставени значења на поимот логика. Потесен научен интерес ѝ е примената на современата логика во анализата и дигитализацијата на природните јазици, со посебен акцент врз македонскиот јазик, за што разви нова логичка апаратура.

БИБЛ.: *Универзалната граматика и македонскиот јазик,* 1996; *Значењето и вистината,* 1998; *Логика – општа теорија на рационалноста,* 1999; *Семантичките парадокси,* 2001; *Науката како занает,* 2003; *Логика за 4 година на реформирано гимназиско образование,* 2005; *Logjika për vitin 4 të gjimnazit të reformuar,* 2005; *Логички лексикон,* 2005.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 272. Ив. Џ.



Тодор Паница

**ПАНИЦА, Тодор** (Орјахово, Бугарија, 2.VII 1879 – Виена, 8. V 1925) – Бугарин, учесник во македонското револуционерно движење. Во 1902 г. бил во четата на војводата Н. Пушкаров и дејствувал во Скопско, Кумановско и Кратовско. Од 1907. бил драмски околиски војвода и член на Серскиот революционерен комитет. Во 1907 ги извршил смртните пресуди над Б. Сарафов и И. Гарванов. Во времето на Младотурската револуција (1908) бил еден од основачите и член на НФП. Учесник во Балканските војни. По Првата светска војна бил истакнат претставник на МЕФО и во судир со ВМРО. Во 1924 емигрирал во Виена, каде што учествувал во преговорите при донесувањето на Мајскиот манифест. Убиен во виенскиот Бургтеатар од страна на Мелпомени Крничиу од ВМРО.

ЛИТ.: *Тритѣ дѣла Прага–Таборъ–Виена–Милано. Страници отъ борбата на Македония*, София, 1927; Димитар Влахов, *Мемоари*, Скопје, 1970. З. Тод.

**ПАНКОВ, Драгомир** (Скопје, 16. IV 1920 – Скопје, 3. VIII 2004) – филмски монтажер. Работи во „Вардар филм“ од основањето, а до 1990 г. реализирал, во својство на монтажер, повеќе од 160 документарни филма. В. Масл.



Драгомир Панков



Антон Панов

**ПАНОВ, Антон** (Стар Дојран, 13. IV 1906 – Струмица, 28. VIII 1968) – драмски писател, поет, раскажувач. Еден од најзначајните македонски драмски писатели меѓу двете светски војни. Највисок дострел доживеал со изведбата на драмата *Печалбари* (1936), која, покрај во Скопското народно позориште, била изведена и во Белград, Ниш и во други градови.




Плакат за претставата „Печалбари“ од Антон Панов

БИБЛ.: раскази: *Роденденот на Серјожа Јагоркин*, 1928; *Тимка*, 1930; *Го јаделе болви*, 1930, како и на драмите: (покрај *Печалбари*) *Стега* (подоцна преработена под наслов *Вероника*) 1939; *Преродени*, 1950; *Градинар*, 1958; *Пиликатник*, 1959. Неговиот роман *Живи гробови* останал незавршен.

ЛИТ.: Ацо Алексиев: *Антон Панов*, Скопје, 1974. П. Гил.

**ПАНОВ, Бранко** (Струмица, 22. III 1932 – Скопје, 10. I 2002) – втемелувач на современата македонска медиевалистика и основоположник на македонската византологија. Со основно и средно образование се здобил во родниот град, а


Бранко Панов

потоа дипломирал (1955) и докторирал на Филозофскиот факултет – група Историја во Скопје (1955). Бил долгогодишен професор по Историја на Византија и по Историја на македонскиот народ – среден век на Филозофскиот факултет во Скопје (1976–1997). Низа учебни години бил професор и на студентите по географија, етнологија и новинарство и на постдипломските студии на Природно-математичкиот и Правниот факултет во Скопје. Учествувал на голем број научни собири во земјата и странство – Атина, Букурешт, Вашингтон, Виена, Копенхаген, Краков, Москва, Нитра, Салцбург и Регенсбург. Бил главен и одговорен уредник на сп. „Историја", претседател на Управниот одбор, претседател на Советот, раководител на Советот на постдипломските студии и раководител на ННСГ за историја на Филозофскиот факултет, член на Југословенскиот византолошки комитет и прв претседател на Собранието на Македонско-украинското друштво за културна соработка. Автор е на повеќе учебници и прирачници за основното и средното образование.

БИБЛ.: *Теофилакт Охридски како извор за средновековната историја на македонскиот народ,* Скопје, 1971; *Средновековна Македонија,* т. II и III, Скопје, 1985; *Охрид и Охридско низ историјата,* кн. I, Охрид, 1985 (коавтор); *Македонија низ историјата,* Скопје, 1999; *Историја на македонскиот народ,* т. I, Скопје, 2000 (коавтор и уредник).

ЛИТ.:А. Атанасовски, *Проф. д-р Бранко Панов*, „Историја", 1–2, Скопје, 2002. С. Мл.


Митко Панов

**ПАНОВ, Митко** (Скопје, 16. XII 1927 – Скопје, 16. VI 2000) – географ. Основно и средно образование завршил во Скопје. Во 1948 г. се запишал на Катедрата за географија на Филозофскиот факултет и дипломирал во 1952 г. Две години бил професор во гимназијата во Прилеп, а во 1954 г. бил избран за асистент на Институтот по географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Тука во 1960 г. ја одбранил докторската дисертација „Сливот на Крива Лакавица и Отиња, антропогеографски и стопански проучувања". Следната година бил избран за доцент, во 1966 г. за вонреден и во 1972 г. за редовен професор. Предавал антропогеографија и социјална географија. По овие предмети неколку години држел настава и на Природно-математичкиот факултет во Приштина, а на Вишата туристичко-угостителска школа во Охрид изведувал настава по туристичка географија. Бил декан на Географскиот факултет во Скопје, претседател на Географското друштво на Македонија, почесен член на Словенечкото и Српското географско друштво. Објавил повеќе од 200 научни труда, во кои главно се обработува географска проблематика поврзана со населението и населбите во РМ.

БИБЛ.: *Географија на СР Македонија, Природни и социогеографски карактеристики,* кн. I, Скопје, 1976; *Селата во Република Македонија,* кн. I и II, Скопје, 1993; *Општините во Република Македонија*, Скопје, 1997.

ЛИТ.: Митко Панов, *Природно-математички факултет 1946–1996*, Скопје, 1996. Ал. Ст.


Митко Панов

**ПАНОВ, Митко** (Скопје, 1963) – студирал сликарство на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Филмска режија студира (1983-1988) на Високата државна школа за филм, телевизија и театар во Лоѓ, Полска. Неговиот краткометражен филм „Со кренати раце" освои повеќе меѓународни награди, вклучувајќи ја и Златната палма за најдобар краткометражен филм во Кан (1991). Автор е на филмовите „Бериќет" (Гран при на Фестивалот во Исмаилија, Египет, 1995) и „Ливада" (Специјална награда на Фестивалот во Клермон Феран, Франција, и најдобар балкански филм на Фестивалот во Драма, Грција, 2000). Продуцент, режисер и автор на долгометражниот документарен филм „Земјаци", 2000. Предава филмска режија на Универзитетот „Њујорк", а од 1998 г. е вонреден професор на Универзитетот „Тексас" во Остин. Иг. Ст.


Сашо Панов

**ПАНОВ, Сашо** (Скопје, 20. IV 1944) – професор, сестран спортист. Завршил Ликовна академија во Белград (1964) и Академија за сценографија со режија во Софија (1969). Сестран спортист – тенисер, пингпонгар, планинар, скијач. Член на Репрезентацијата на Југославија во тенис. На Европското првенство за пионери во Суботица (1957) освоил второ место. Тој е сениорски првак на Македонија во тенис и јуниорски во пинг-понг (1960). На тениското Првенство на Југославија во Скопје (1962) го освоил четвртото место во сингл и второто во двојки. Бил успешен и на голем број домашни и меѓународни турнири (1959–1972) и на првенствата за инвалиди, а е рангиран меѓу десетте најдобри тенисери во Југославија (за 1963). Бил тренер во ТК „Југ" во Скопје. J. J.


Јован Ѓошев Пановски

**ПАНОВСКИ, Јован Ѓошев** (Скопје, 6. X 1920 – Скопје, 22. III 1994) – хирург, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Бил основач и прв директор на Градската болница во Скопје (1962–1970) и прет-

седател на Зружението на хирурзите на СФРЈ (1967–1971). Како врвен хирург на Хируршката клиника основал Одделение за пластична и реконструктивна хирургија и детска хирургија (1969). Напишал прв учебник по хирургија на македонски јазик во два тома. Има објавено повеќе од 100 научно-стручни труда.

БИБЛ.: *Општа и специјална хирургија*, Скопје, 1988. Ал. Ставр.


Наум Пановски

**ПАНОВСКИ, Наум** (Скопје, 3. VI 1950) – режисер. Дипломирал на Отсекот за режија на Театарската академија во Белград. Завршил постдипломски студии на Универзитетот во Њујорк, во класата на професор Карл Вебер. Работи како режисер во Македонската ТВ (1973-1991). Од 1991 г. е професор на неколку универзитети во САД. Во неговиот режисерски опус рамноправно учествуваат домашните и странските автори, а особено современите. Режии: „Веселата смрт“; „Дејството на гама зраците врз сенишните невени“; „Глоговиот џбун“; „Мемет“; „Хај-фај“; „Црнила“; „Повратник“; „Кал“; „Брехт пред Комитетот за антиамериканска дејност“ и др. Р. Ст.

**ПАНОВСКИ, Сократ** (с. В'мбел, Костурско, 1936) – просветен деец, општественик, етнограф и публицист. На дванаесетгодишна возраст, како дете-бегалец од Граѓанската војна во Грција (1948), бил згрижен во детските домовиВаца де Жос, Арад и Тулгеш (Романија). Подоцна образованието го продолжил во училиштето за ученици во стопанството во П'лтиниш, во Гривица Рошие во Букурешт, а по завршувањето на Педагошката гимназија во Велинград (Бугарија) и курсот за учители за основните училишта, бил вратен за учител по македонски јазик на македонските деца во собирниот центар за емигранти од Грција во селото В'лчеле, околија Св. Ѓорѓи (Романија). Во 1957 г. бил репатриран во НРМ и тука го дооформил своето образование, дипломирајќи на Педагошката академија (Група биологија и хемија), а потоа и на Природно-математичкиот факултет во Скопје (Група биологија). Напоредно со вонредното студирање, работел како наставник, директор на основно училиште, началник за образование на Општината Чаир (Скопје), секретар на Секретаријатот за образование на град Скопје и како самостоен педагошки советник во Педагошкиот завод на Македонија. Како општественик, развил широка дејност во разни детски организации, посебно во организацијата на Фестивалот на детската песна „Златно славејче“, а бил и долгогодишен претседател на Хорот на просветните работници „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Автор е на повеќе учебници и други трудови од областа на образованието. Во последната деценија се појавил и како истражувач и публицист за роднокрајното минато.

БИБЛ.: *В'мбел,* Здружение на децата-бегалци од Егејскиот дел на Македонија, Скопје, 2002. С. Мл.


Трифун Пановски

**ПАНОВСКИ, Трифун Ѓорѓиев** (с. Буф, Леринско, II 1912 – Караорман, 22. VII 1944) – лекар, револуционер. Дипломирал на Мед. ф. во Белград. Кратко време работел во Ниш, а потоа во Обласната хигиенска лабораторија во Битола, како началник на Антималаричната служба. Како член на КПЈ, тука ги вршел подготовките и обезбедувањето со санитетски материјал за првиот партизански одред. Кога бил откриен од окупаторот, го интернирале во Бугарија и го мобилизирале како лекар во бугарската армија, од каде што на почетокот на 1944 г. избегал и им се приклучил на партизаните. Бил главен лекар во Партизанската болница на Кожуф, а потоа бригаден лекар на Првата македонско-косовска бригада. П. Б.

**ПАНОСКА, Ружа** (Дебар, 10. III 1927) – лингвист, методичар, професор (во пензија) на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1954), а докторирала на Филолошкиот факултет во Скопје (1970) на тема „Јазикот на Владо Малески“. Била професор на Филозофскиот (Филолошкиот) факултет во Скопје по предметите методика на наставата по македонски јазик и морфологија на македонскиот јазик. Учествувала на разни меѓународни и домашни конгреси, симпозиуми и семинари. Била секретар на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура, претседател на Советот на Семинарот, продекан на Филолошкиот факултет, член на Извршниот совет на Собранието на СРМ, претседател на Одборот за образование, наука и култура во Белград, долгогодишен член во редакцијата на сп. „Литературен збор“. Автор е на над 80 научни и стручни прилози, од кои 5 се монографски трудови. Проф. Паноска е еден од основоположниците на методиката на наставата по македонски јазик.

БИБЛ.: *Современ македонски јазик, Прв дел,* Скопје, 1974; (со Александар Џукески) *Македонски јазик за странци – почетен курс,* Скопје, 1977; *Методика на наставата по македонски јазик,* Скопје, 1980; (со Александар Џукески и Максим Каранфиловски) *Македонско-руски речник. Кон Прирачникот: Македонски јазик за странци – Почетен курс,* Скопје, 1982; Современ македонски јазик, I–II дел, Скопје, 1987.

ЛИТ.: *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1998; Људмил Спасов, *Во чест на јубиларот на д-р Ружа Паноска,* Лзб, бр. 1–6, Скопје, 1987; Радмила Угринова-Скаловска, *Скица за портрет на Ружа Паноска,* Лзб, бр. 1-6, Скопје, 1987. Г. Цв.

**ПАНЧЕВ, Дарко** (Скопје, 07. IX 1965) – фудбалер. Член на Фудбалскиот клуб „Вардар“ во Скоп-


Дарко Панчев (со „Златната копачка“)

је (1975–1988), за кој одиграл 207 натпревари и постигнал 132 гола. Бил четирипати најдобар стрелец во Југославија. Во сезоната 1983/84 постигнал 19 гола со што станал воопшто најдобар млад стрелец во Европа. Тој е добитник на „Златна копачка“ на весникот „Франс фудбал“ како најдобар стрелец во Европа со постигнати 34 голови (1991/1992). Со ФК „Црвена Звезда“ од Белград го освоил Купот на европските шампиони (1991) и Купот на светските шампиони. Бил младински и сениорски репрезентативец на Југославија. Тој е најдобар фудбалер на Македонија во XX в.

ЛИТ.: *Чейири децении на ФК Вардар*, Скопје, 1988. Д. С.

**ПАО (СЕГРЧКА ОСЛОБОДИТЕЛНА ОРГАНИЗАЦИЈА)** (1942) – грчка антимакедонска организација создадена од група грчки офицери со одобрение од германските окупаторски власти. Организацијата била поддржана од грчкото колонизирано население во Егејскиот дел на Македонија и имала пунктови во Воден, Негуш, Бер, Кожани, Костур, Лерин, Кукуш и во други места. ПАО имала и свои вооружени сили – Национална армија (ЕС) и се борела против Македонското националноослободително (комунистичко) движење и против грчкото комунистичко движење (ЕАМ – ЕЛАС).

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Бугарскайа йройаганда во Јуїозайадна и Ценйрална Еїејска Македонија 1941–1944*, Скопје, 1989. Ст. Кис.


Македонски папрат (Asplenium macedonicum Kümm)

**ПАПРАТ, МАКЕДОНСКИ** (Asplenium macedonicum Kümm.) – локален македонски флористички ендемит од групата на папратите, познат само за околината на Прилеп. Се развива во пукнатините на гранитните блокови на Маркови Кули, Трескавец и Селечка Планина. Вл. М.

**ПАПРАТИ ВО РМ** – автотрофни бессемни виши растенија, во флората на РМ, застапени со 42 вида опфатени во 15 фамилии. Најполиморфни родови се Asplenium (со 11 вида) и Dryopteris (6).


Папрат во РМ (Asplenium)


Папрат во РМ (Dryopteris)

Со ограничено распространување се карактеризираат видовите: Osmunda regalis, Thelipteris palustris, Phyllitis scolopendrium, Ophioglossum vulgatum, Adiantum capillus-veneris, Blechnum spicant, Cryptogramma crispa, како и ендемичниот вид Asplenium macedonicum. Тука спаѓаат и два вида водни папрати - Marsilea quadrifolia и Salvinia natans. Вл. М.

**ПАРАВАЈА** (Parrauaia) – античка област во Горна Македонија. Се протегала на северните падини на Пинд, северозападно од Тимфаја. Поважни градови биле Пароpeја (Paroreia) и Ерибоја (Eriboia).

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски їрадови у римско доба*, Скопје, 1957; Н. Проева, Историја на Аргеадите, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ПАРАЗИТСКИ БОЛЕСТИ КАЈ РАСТЕНИЈАТА** – инфективни болести што ги предизвикуваат живи организми (најчесто микроорганизми). Најважни растителни, паразитски болести се: а) микози (ги предизвикуваат габи), б) бактериози (ги предизвикуваат бактерии), в) вирози (ги предизвикуваат вируси), г) микоплазмози (ги предизвикуваат организми – MLO, слични на микоплазмите),


Паразити кај пченката

д) рикециози (ги предизвикуваат организми – RLO, слични на рикециите), ѓ) фикози (ги предизвикуваат алгите), е) лихенози (ги предизвикуваат лишаите). Во оваа група спаѓаат и болестите што ги предизвикуваат некои паразитски цветници (Phanerogamae), кои можат да бидат полупаразитски (користат само вода и минерални материи од растението-домаќин, а самите вршат синтеза на органските соединенија, пр. имела) или облигатни паразити (од растенијата користат готови органски материи, пр. Cuscuta spp.). Најважни болести на шумските и декоративните дрвја се микозите, потоа бактериозите и вирозите. Од паразитските цветници многу чести се имелите. Во шумските расадници најголеми штети се јавуваат на поникот (полегнување на поникот), а причинители се различни фитопатогени габи: Fusarium, Pythium и др. Меѓу економски најзначајните, треба да се споменат: Armillaria видовите, причинители на гниење на коренот и на приданоците од стеблото, болест што се јавува местимично во локални епифитоции, потоа ’рѓата по летораститe на боровите, која исто така се јавува во периодични епифитоции; пепелниците, кои често ја оневозможуваат природната обнова на дабот и многу други. Епифитоцијата на ракот на питомиот костен (причинител Cryphonectria parasitica) е најголемата досега забележана болест во историјата на шумарството во Европа (откриена во 1938 г.), а е присутна и во РМ. Втората по големина епифитоција значајна за шумарството е онаа кај брестот, позната како холандска болест (предизвикувачи Ophiostoma ulmi и O. novo-ulmi). Ст. Н.


Никола Парапунов

**ПАРАПУНОВ-ВЛАДО, Никола** (Разлог, 1. VII 1909 – м. Сувата Чешма, Горноџумајско, 9. XII 1943) – истакнат македонски револуционер, организатор и раководител на партизанското антифашистичко движење во Пиринскиот дел на Македонија. Како ученик во средно-техничко учи-

лиште во Софија, станал член на Комсомол. Се вратил во родниот крај и ја обновил партиската организација на БКП. Водел борба против ВМРО на Иван Михајлов. Бил уапсен (1933) и осуден на 15 г. затвор. Во затворот раководел кружоци и држел предавања за националното прашање, посебно за македонското. По излегувањето од затвор (1941), станал еден од првите партизани во Пиринскиот дел на Македонија. Бил секретар на Окружниот комитет на БКП и на IV востаничка оперативна зона (IX 1941). Дошол во судир со ЦК на БКП за прашањето за оружената борба и раководниот состав на IV ВОЗ. Се застапувал за заедништво на партизанските движења од трите дела на Македонија. Загинал во заседа од војската и полицијата. По неговата смрт Разлошкиот партизански одред го носи неговото име.

ЛИТ.: Мирчо Юруков, *Никола Парапунов. (Биографичен очерк),* София, 1968; Димитър Лазаров, *Никола Парапунов,*Ирински соколи, София, 1970; Васил Јотевски, *Никола Парапунов (1909–1943), живот и дело,* Скопје, 2004. В. Јот.

**ПАРЕЊЕ И ВАРЕЊЕ НА ДРВОТО** – техники за заштита на дрвото. Со нивна помош се зголемуваат трајноста на дрвото и отпорноста на дрвото на разни видови деструктори. При парењето дрвото се третира со заситена водена пареа, а при варењето дрвото се потопува и се вари во вода. Парењето се применува во следните случаи: за омекнување на дрвото и за промена на неговата боја (доколку се работи за дрвни видови со лажна срцевина), за стерилизација или за отстранување и спречување да се појават грешки во дрвото (доколку дрвото се суши). Варењето се применува во следните случаи: за дрво наменето за производството на фурнири (во најчест случај), за дрво што е многу чувствително на дејството на водената пареа, за дрво што треба делумно да се хидролизира и за многу тврдо дрво. Б. Ил.

**ПАРИСКА МИРОВНА КОНФЕРЕНЦИЈА** (29. VI – 15. X 1946) – меѓународна конференција за утврдување на повоениот поредок во Европа. Пред почетокот на работата на Конференцијата Димитар Влахов поднел интерпелација во Сојузното собрание (18. I 1946), со која Југославија требало да бара на Мировната конференција интегрално решавање на македонското национално прашање, да се формира Македонска Република во составот на ФНРЈ. Интерпелацијата била игнорирана, како и други македонски барања. Југословенската делегација на Мировната конференција не го поставила македонското прашање, а кога било покренато од австралиски делегат со поднесување амандман, шефот на Делегацијата Едвард Кардељ остро се спротивставил и издејствувал повлекување на амандманот. Конференцијата ги потврдила предвоените граници на балканските држави во Македонија.


Париската мировна конференција (1946)

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање (1943-1946)*, Скопје, 2000; Владимир Дедиер, *Париска конференција*, Београд 1947; Вера Ацева, *Писмо до Темпо*, Скопје, 1991. М. Мин.

**ПАРИСКИ МИРОВНИ ДОГОВОРИ, МИРОВНИОТ ДОГОВОР СО БУГАРИЈА** (1947). По завршувањето на Париската мировна конференција и со потврдувањето на предвоените граници на Бугарија со таа држава бил потпишан Мировен договор (10. II 1947). Стапил во сила на 15. IX 1947 г. Бугарија објавила Декларација (1. VIII) и се откажала од репарациите (предвидени со чл. 25 од Договорот) за штетите нанесени од бугарските окупаторски сили и власти во времето на окупацијата во Македонија и во Србија. Југославија го ратификувала Мировниот договор со Бугарија (23. VIII 1947). Со чл. 1 од Договорот се потврдувале границите на Бугарија (1. I 1941), со потврдување на границите била санкционирана версајската поделба на Македонија меѓу балканските држави. Прашањето за обезбедување на правата на националните малцинства не било предмет во Договорот.

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање (1943-1946)*, Скопје, 2000. М. Мин.

**„ПАРИТЕ СЕ ОТЕПУВАЧКА“** – драма од Ристо Крле што својата праизведба ја имала во Народното позориште „Крал Александар“ во Скопје на 27. I 1938 г., во режија на Јосиф Срдановиќ. По Втората светска војна во Скопје имала премиера на сцената на Младинско-детскиот театар на 9. III 1961 г., во режија на Тодор Николовски. Играна е и на неколку сцени во професионалните театри низ Македонија. Р. Ст.


Сцена од претставата „Парите се отепувачка“


Парк-шумата „Водно“

**ПАРК-ШУМИ ВО РМ** – имаат статус на градско или вонградско јавно зеленило, со заштитна и/или рекреативна функција. Во Скопје се прогласени Парк-шумата „Водно“ (1976 г., Собрание на град Скопје) и Реонскиот парк „Гази Баба“ (ОУП, 1965), озеленет и изграден како парк-шума. „Водно“ зафаќа површина од околу 4.573.000 ha и има еколошки (спречување на ерозивни процеси) и рекреативен карактер. Во педесеттите години на XX в. е извршено пошумување, а во следните години уредување на Парк-шумата за да може да се користи за рекреација. Заштитата на Парк-шумата „Водно“ е особено значајна од аспект на заштитата на биолошката разновидност – застапени се 1.010 растителни видови, од кои преку 800 се автохтони; 12 растителни заедници; разновидна фауна, од која најинтересни се дневните пеперутки, голем број птици и др.; голем број видови се од европски интерес за заштита. Парк-шумата „Гази Баба“ (преку 105 ha) е подигната со изградбата на индустрискиот капацитет Железара – Скопје, како заштитна зелена зона, со санитарна функција. Бидејќи се наоѓа во средиштето на урбаната структура, има и значајна рекреативна функција. Во 1998 г. стекнува статус на карактеристичен пејзаж, согласно со Законот за природни реткости (1973). С. Х. П.

**ПАРЛАМЕНТАРНИ ИЗБОРИ во Вардарскиот дел на Македонија под власта на Кралството на СХС/Југославија** (во периодот меѓу двете светски војни) – одржани на 28 ноември 1920, 18 март 1923, 8 февруари 1925, 11 ноември 1927, 8 ноември 1931, 5 мај 1935 и

на 11 декември 1938 г. Режимот не дозволувал постоење на македонски политички партии, се гласало за српските граѓански политички партии, а нивниот терен на дејствување бил Вардарскиот дел на Македонија. На парламентарните избори учествувале и КПЈ (во 1920) и „Џемиет“ (во 1920 и 1925).

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Политичките партии во парламентарните изборни борби во Вардарскиот дел на Македонија (1919–1929)*, Скопје, 2004. Н. Цв.

**ПАРМЕНИОН** (Parmenion) (400–330 пр.н.е.) – еден од најистакнатите војсководци и советодавци на Филип II и Александар III Македонски. Нему му биле доверувани најодговорните задачи во државата. Ја раководел македонската претходница на азиската експедиција на Филип II (336 пр.н.е.). Го придружувал Александар III како втор по ранг во командувањето на битките кај Граник (334 пр.н.е.), Исос (333 пр.н.е.) и Гавгамела (331 пр.н.е.), предводејќи го левото крило. Подоцна добил задача да го засолни персиското кралско богатство во тврдината во Егбатана (во Медија). Додека ја извршувал задачата, по налог на Александар, бил убиен поради сомнение дека учествувал во заговорот против него предводен од син му Филота, кој исто така бил погубен.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921; Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig,1896.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.


Анатолиј Парпара

**ПАРПАРА, Анатолиј** (Москва, 15. VII 1940) – современ руски писател, автор на повеќе забележани стихозбирки, редактор на „Историческая газета“, претседател на литературната фондација „Михаил Лермонтов“, која издава странска поезија на руски јазик и во чии едиции се објавени серија македонски поети (Константин Миладинов, Григор Прличев, Кочо Рацин, Блаже Конески, Гане Тодоровски, Јован Стрезовски, Петре М. Андреевски, Трајан Петровски, Петре Бакевски, Славе Ѓорго Димоски, Петар Т. Бошковски, Раде Силјан, Загорка Присаѓанец Тодоровска, Михаил Ренџов). Парпара ги превел на руски песните на Константин Миладинов и „Сердарот“ од Григор Прличев. Бил неколкупати учесник на СВП. Почесен член е на ДПМ. Г. Т.

**ПАРТЕНИЈ II** (од Корча, XVII в.) – охридски архиепископ (15. X 1679 – 1. VI 1683). Спомнат е како архиепископ во кодексот на Корчанската митрополија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 75. С. Мл.


Партенија Зографски

**ПАРТЕНИЈА ЗОГРАФСКИ** (Павле Василков, Тризловски, Хаџиевски) (с. Лазарополе, Реканско, 1818 – Цариград, 6. II 1876) – македонски учебникар, митрополит и културен деец. Се школувал во ќелијното училиште во дебарскиот манастир „Св. Јован Бигорски“, потоа во Призрен, Солун и во Цариград. Во Русија завршил семинарија и духовна академија. Се замонашил во Зографскиот манастир на Света Гора со монашкото име Партенија. Бил кукушко-полјански епископ (1859–1867), нишавско-пиротски митрополит (1867–1876), професор, библиотекар, автор, преведувач. Отворил книжарница во Фанар (Цариград). Како добар познавач на рускиот, латинскиот, хебрејскиот, грчкиот и францускиот јазик, се посветил на преведувачка и филолошко-учебникарска дејност. Го превел „Пространото св. Климентово евангелие“ од арх. Теофилакт Охридски. Објавил два учебника на македонското наречје, студии за македонскиот јазик и фолклорни записи. Пишувал и за историјата на Охридската архиепископија.


Учебникот „Началное учение за децата“ и филолошката студија „Мисли за бугарскиот јазик“ (1858)

ИЗВ. и ЛИТ.: А. Трајановски, *Од кореспонденцијата на Партениј Зографски,* „Спектар“, 15/29, Скопје, 1997; С. Дракул, *Архимандрит Анатолиј Зографски*, Скопје, 1988. Ал. Тр.

**„ПАРТИЗАН“** – сојуз за телесно воспитание на Македонија, основан под претседателство на Ристо Бајалски (1952). Подоцна наречен Сојуз за спортска рекреација и физичко воспитание на Македонија (од 1972). Тој е носител на активностите на спортската и естетската гимнастика, на партизанскиот повеќебој и на спортската рекреација во месните заедници и претпријатијата, со натпревари за првенства на друштвата, за републички и сојузни првенства. Организатор и носител на масовните активности – Титова штафета, републички и сојузни слетови и др. Биле одржани седум републички, од кои три во организација на „Партизан“, и неколку сојузни слетови, а зел учество и на Сесоколскиот слет во Прага (Чешка, 1948). Сојузни првенства во спортска гимнастика (1953 и 1973) и партизански повеќебој (1953 и 1962) биле одржани во Скопје, а партизански повеќебој и во Охрид (1969), како и меѓудржавни натпревари во Скопје помеѓу репрезентацијата на Југославија со ДДР (1962), Украина (1965), СР Германија (1973) и помеѓу репрезентацијата на Скопје и Варшава (Полска, 1975), кој станал традиционален, и др. ДТВ „Партизан“ III од Скопје двапати го освојувало „Знамето на Тито“. Биле изградени објекти во повеќе градови. Долгогодишен претседател на Сојузот бил Златко Билјановски. Истакнати членови од *Скопје* се – Асен Николовски, Благоја Цветковски, Вера Панова, Руса Апостолова, Воислав Ѓорѓевиќ, Деса Димова, Киро Димов, Ганчо Пајтонџиев, Панта Поленак, Митко Радулов, Славко Симеонов; од *Битола* – Сокле Поповски, Илија Мажевски, Јонче Секуловски; од

*Прилеп* – Васил Ацевски, Димче Ацевски, Благоја Талевски; од *Куманово* – Ѓорѓи Здравковски, Јордан Сливовски; од *Кочани* – Илија Илиев, Јордан Манов; од *Охрид* – Никола Ставриќ, Димче Владимиров, како и Спасе Радулов во *Дебар*, Трифе Лазаревски во *Гостивар*, Коста Тучев во *Гевгелија*, Димо Димов во *Кавадарци*, Ванчо Симјановски во *Кратово*, Трајче Ницинов во *Велес* и многу други членови, натпреварувачи, тренери, аматери и вработени.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт, 1945–1975 во СР Македонија*, Скопје, 1976, 64–68. Д. С.



Амблемот на ПДП

**ПАРТИЈА ЗА ДЕМОКРАТСКИ ПРОСПЕРИТЕТ** – политичка партија на македонските Албанци, формирана на 15. IV 1990 г. Во првиот парламентарен состав (1990–1994) партијата имаше 17, во вториот (1994–1998) и во третиот (1998–2002) по 11, во четвртиот (2002–2006) два и во петтиот парламентарен состав (2006–2010) три пратеника. ПДП беше дел од Владата од 1992 до 1998 г. и во Владата на широката коалиција (2001–2002). Одново станува дел од Владата на РМ во 2007 г. На 25. XII 2004 г. Абдулади Вејсели е избран за лидер на ПДП, а пред него беа: Абдулменаф Беџети, Имер Имери, Абдурахман Алити, Целадин Мурати и Невзат Халили.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002*, Berlin, 2005; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske političke partije kroz prizmu ideologije*, Beograd, 2007. Ѓор. Ив.



Панорама на с. Битуше, во кое е сместен Музејот на првата Партизанска печатница „Гоце Делчев“

**ПАРТИЗАНСКА ПЕЧАТНИЦА „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** (с. Битуше, Гостиварско, почетокот на ноември 1942 – јуни 1943, потоа во месноста Лопушник) – илегална партизанска печатница, сега меморијален музеј со амбиентално уредена постојана изложба. Во почетокот на јуни 1943 г. била пренесена во Партизанската база на планината Лопушник. Во неа биле напечатени разни материјали – брошури, билтени, извештаи и др. за потребите на ЦК на КПМ, ГШ на НОВ и ПОМ и воопшто за Македонското народноослободително движење. По Ослободувањето се извршени конзерваторско-реставраторски работи на куќата во која била сместена, а нејзиниот внатрешен дел е преуреден како постојана историска и етнолошка поставка (1961). Оригиналната (дрвена) печатница по Ослободувањето од Св. Вукмановиќ Темпо била однесена во Воениот музеј во Белград, каде што сè уште се наоѓа.

ЛИТ.: Митре Инадески, *Илегалните техники во Македонија во времето на НОВ*, Скопје, 1961; *истиот, Партизанската печатница „Гоце Делчев“*, „Современост“, XXXIV, 9, Скопје, 1984 3-18. С. Мл.



Амблемот на ПЕИ

**ПАРТИЈА ЗА ЕВРОПСКА ИДНИНА** – партија на политичкиот центар, формирана во Скопје при крајот на 2005 г. На парламентарните избори одржани во 2006 г. освои едно пратеничко место во Собранието на РМ. Учествува во составот на Владата на РМ, заедно со ВМРО–ДПМНЕ, ДПА, ЛП, СПМ, НСДП и ДОМ. Лидер на ПЕИ е Фијат Цановски.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Ѓор. Ив.



Пасишта на планината Стогово

**ПАСИШТА** – земјоделски површини на кои вегетира едногодишна и повеќегодишна тревна растителност, а во поголемиот дел од годината се искористуваат со напасување. Според постанокот, можат да бидат природни и сеани. Најголемиот дел се под влијание на човекот. Во РМ пасиштата се антропогени и природни, заземаат голем дел од земјоделската површина, околу 50% (а 65% во светот). Се среќаваат на копното од целата планета, од најниската до највисоката точка, т.е. до вечниот снег и мраз, како и од крајниот север до крајниот југ и од исток до запад, овозможувајќи ја адаптибилноста на видовите. П. Ив.



Паскал Паскалевски

**ПАСКАЛЕВСКИ, Паскал** (с. Долени, Костурско, Егејска Македонија, 14. I 1914 – Софија, 13. V 2004) – поет, раскажувач, драмски автор, собирач на народни песни, преведувач, новинар и публицист. Учесник во Граѓанската војна во Грција (1945–1949). Директор е на курсот „Гоце Делчев“ за народни учители во слободна Преспа. Работниот век го минал како професионален новинар. Покренал и уредувал повеќе весници и списанија („Непокорен“, „Нова Македонка“, „Билтен“ и „Единство“). Бил уредник и водител на часот по македонски јазик на Радио Варшава и соработник на весникот „Демократија“. Прогонуван и затворан во Грција, Македонија, Полска и Бугарија. Појавата на првата стихозбирка „Пролет над Егеј“ (1949) македонската критика ја именувала како „првата лас-

товичка на современата поезија во Егејска Македонија“. Вкупното негово богато и разновидно книжевно и новинарско-публицистичко дело е создавано на македонски литературен јазик.

ДЕЛА: *Пролеш над Еїеј*, 1949; *Пиеси*, 1952; *Народни песни од Еїејска Македонија*, Ск., 1959 и собраното дело со поезија, раскази, репортажи и есеи *Пролеш над Еїеј*, Ск., 1997.

ЛИТ.: Васил Тоциновски, *Пролешни бури*, Ск., 2006. В. Тоц.


Тодор Паскали

**ПАСКАЛИ, Тодор** (Охрид, 17. VI 1936 – Охрид, 4. V 2006) – архитект и конзерватор. Дипломирал на Архитектонскиот оддел на Техничкиот факултет во Скопје (1961). Конзерваторско-реставраторската активност ја одвива во Заводот за заштита на спомениците на културата во Охрид и во Републичкиот завод во Скопје и бил нивен директор. Во областа на заштитата изработил повеќе проекти и реализирал реставрација на Куќата на Робевци во Охрид (1979); Конзервации на црквата „Св. Ѓорѓи“ во Старо Нагоричане, Кумановско (1965); Конзервација на црквата „Св. Богородица“ во Матејче, Кумановско (1965). Се занимава и со архитектонско проектирање, во објектите го внесува духот на традицијата. Позначајни реализации: хотелот „Бисер“ во Калишта до Струга (1970); хотелот „Белград“ во Струга (1988); ресторанот во манастирскиот комплекс на „Св. Наум“ (1982); црквата „Св. Кирил и Методиј“ во Кавадарци (2000); црквата „Успение на Пресвета Богородица“ во Македонска Каменица (1998). Се занимава и со публицистичка дејност. Кр. Т.

**ПАСКАЛОВ, Трифун** (с. Нестрам, Република Грција, 17. VIII 1934) – научен работник од областа на земјотресното инженерство. Основното образование од шест одделенија на грчки јазик го завршува во родното место. Гимназија и Технички факултет завршува во Скопје (1961). Звањето магистер по технички науки го стекнува во 1967 г., а доктор по техничките науки станува во 1973 г.


Трифун Паскалов

Престојува на повеќе универзитети во светот (Велика Британија, Калифорнија во САД, Москва и Тбилиси). Професионалната кариера ја започнува како проектант во ГП „Бетон“ во Скопје (1961–1965), а потоа, до 1990 г., работи во ИЗИИС, Скопје, почнувајќи од асистент па сè до редовен професор. Бил заменик-директор во ИЗИИС (1974–1980) и проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1980–1982). Работи како специјален советник во ГП „Рад“, Белград (1990–1996). Познат научник од областа на земјотресното инженерство, посебно за разни видови инженерски објекти. Автор и коавтор на многу научни и стручни трудови публикувани во земјата и во странство. Автор е на книгата „Земјотреси, сеизмичка опасност и основни принципи на земјотресното инженерство“. Добитник е на повеќе национални и меѓународни признанија. К. Тал.


Кнезот Паскач (фреска во црквата „Св. Никола“ во Псача, XIV в.)

**ПАСКАЧ, Влатко** (XIV в.) – благородник од времето на Стефан Душан, со наследство во реонот на Псача, Североисточна Македонија. Не е позната неговата функција во државата, ниту евентуално која друга територија ја управувал. Околу 1355 г. исчезнува од историската сцена, а наследените имоти продолжил да ги управува и ги проширил неговиот син Влатко.

ЛИТ.: М. Шуица, *Немирно доба срйскої средњеї века. Власшела срйских обласних іосйодара*, Београд, 2000. Б. Петр.


Патниот сообраќај во Македонија

**ПАТЕН СООБРАЌАЈ** – индивидуален (патнички автомобили), јавен (возила на јавниот патнички превоз – автобуси) и товарен сообраќај (лесни и тешки товарни возила). Доминантната улога во патниот сообраќај ја имаат патничките автомобили. Развојот на автомобилскиот сообраќај во светот и кај нас доведува до изградба на голем број нови патишта и до реконструкција и модернизација на постојните (*в. йашна мрежа*). По Втората светска војна во РМ имало само 6 km патишта со современ коловоз (асфалт-бетон) и со степен на моторизација едно возило на 2.800 жители. Во 2002 г. во земјата се регистрирани 2.918 мотоцикли, 307.581 патнички возила, 2.497 автобуси, 20.213 товар-

ни возила, 6.187 специјални возила, 4.105 влечни возила итн. На современ коловоз отпаѓа 80% од патната мрежа. Степенот на моторизацијата во 2002 г. изнесува 6,6 жители на еден патнички автомобил, а во Скопје и Битола 4,9 жители на еден патнички автомобил.

ИЗВ.: *Транспорт и други комуникации*, Државен завод за статистика, 2004 г. Р. Д.

**ПАТКИ** – в. *Шатки*.


Модри патлиџани



Патната и железничката мрежа во Република Македонија

**ПАТЛИЏАН** (Solanum melongena L.) – едногодишно растение од фам. Solanaceae. Потекнува од индиските области. Во Европа и на Балканот е познат од XV в. Се одгледува заради незрелите плодови, кои се консумираат готвени. Богати се со: минерални материи; азотни материи (1,1%); безазотни екстрактивни материи (3,9%); целулоза. Се одгледува на отворено и во заштитени простори. Д. Ј.

**ПАТНА МРЕЖА** – се состои од вонградска и градска. Во вонградската мрежа спаѓаат магистралните, регионалните и локалните патишта. Магистралните патишта ги задоволуваат потребите и на меѓународните комуникации (носат ознака Е), а некои од нив поминуваат и низ нашата територија (в. карта на патната мрежа). Низ територијата на РМ има остатоци од римските патишта: Via Egnacia, кој од Скадар преку Драч (Durahium), Охрид (Lichnidus), Битола (Heraclea) и Солун (Tesalonice) води до Истанбул (Constantinopolis); дел од Via Militaris низ Македонија: Scopus–Tesalonice (Скопје–Солун) и Heraclea–Stopis (Битола–Стоби). Како прва етапа во модернизацијата на вонградската патна мрежа може да се смета периодот од 1947 до 1967 г., кога се изградени 190,5 km, реконструирани 522 km и модернизирани 209,5 km или вкупно 922 km патишта. Денес вонградската патна мрежа во РМ опфаќа 13.360 km, од кои: магистрални (државни/национални) 909 km, регионални 3.777 km и локални околу 9.000 km. Меѓународните Е-патишта во мрежата на државните патишта влегуваат со 549 km (од нив како автопати се 197 km). Низ РМ поминуваат и два европски коридора (предвидени како автопати), Коридорот 10, од границата со Р Србија до границата со Р Грција, со 192,5 km (автопат 152,5 km) и Коридорот 8, од границата со Р Србија до границата со Р Албанија, со 308 km (автопат 64,6 km). Во изградба е Северната обиколка на Скопје во профил на автопат со должина од 25,2 km. Гранката од коридорот 10Д, од Велес до границата со Р Грција (127 km) сè уште не е проектирана како автопат.

ИЗВ.: материјали од документацијата на Фондот за магистрални и регионални патишта – Скопје; Државен завод за статистика, *Транспорт и други комуникации*, 2004 г.; Р. Дончева, *Проектирање патишта*, ГФ, Скопје, 2004. Р. Д.

**ПАТРАЈ** (Patraos) – пајонски крал (ок. 340/335–315 пр.н.е.), син на кралот Ликеј, познат единствено по неговата монетарна продукција и еден натпис на кој се спомнува дека бил татко на пајонскиот крал Авдолеон. Ковел пари во истиот тежински стандард како и Ликеј. Позната е неговата тетрадрахма на чијшто реверс е претставен коњаник како прободува паднат непријател, за која се претпоставува дека ја претставува победата на Аристон, братот на Патрај, над персискиот сатрап Сатропат во времето на походот на Александар III Македонски.


Тетрадрахми, дидрахми и тетраболи на пајонскиот крал Патрај

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум пр.н.е.*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**ПАТРИК, Хачисон Еванс** (Рединг, Беркшир, декември 1913) – британски офицер за врска. На 16 септември 1943 г. е спуштен во

Западна Македонија (делот на Македонија под Грција). Најголемиот дел од својот престој го поминал во областа на Вичо. Во извештајот доставен до централата на СОЕ во Каиро (12. XII 1944) констатира дека „...ако странец што не ја познава Грција ја посети областа Флорина (Лерин) и потоа формира сопствено мислење за земјата во целина, заклучокот би бил дека Грците се тие што се во малцинство. Тоа е предимно словенски регион, а не грчки. Јазикот по домовите и по правило на полињата, на селските улици, на пазарот е македонски, словенски јазик... важно е да се нагласи дека населението, како што не се Грци, исто така не се Бугари или Срби или Хрвати. Тие се Македонци...“.

ЛИТ.: *Велика Британија и Македонија (18 август 1944 – 8 мај 1945)*. Документи, I. Избор, превод и редакција д-р Тодор Чепреганов, Скопје, 1995. Т. Ч.

**ПАТРИСТИКА** (лат. patres = отци) – учење на црковните отци. Врз делата на црковните отци се градела догматиката и теолошкото учење на христијанството. Поради тоа, овие книжевни текстови биле рангирани веднаш по текстовите на Светото писмо. Делата се користеле на екуменските собори за формулирање на црковните догми. Според содржината, тие зафаќале догматски, егзегетски, аскетско-филозофски, логичко-граматички, дидактички и полемички теми. Меѓу најголемите имиња на патристиката се авторите од т.н. златен век на патристиката: св. Атанасиј Велики, св. Василиј Велики, св. Григориј Богослов, св. Григориј Ниски, св. Јован Златоуст, св. Ефрем Сирин, св. Максим Исповедник, св. Јован Дамаскин, св. Симеон Нов Богослов, св. Григориј Палама. Патристичкото влијание се пренело и врз јужнословенските христијански простори. Делата на црковните отци станале основа на многу преписи на грчки јазик, но и на преводи и дополнувања во словенската ракописна традиција. Во македонското средновековно ракописно наследство се регистрирани многу текстови инспирирани, преведени или препишани од делата на патристичките автори.

ЛИТ.: И. Коларић, *Филозофско-теолошки лексикон,* Ужице, 2000. В. Г.-П.

**ПАТРНОГИЌ, Јелена** (Косовска Митровица, 1932) – костимограф. Член на МНТ (1960-1977). Освен за драмски, прави кореографии и за оперски и балетски претстави, како и за филм и ТВ. Се занимавала и со педагошка дејност. Костимографии за драмски дела: „Антица“; „Граѓанинот благородник“; „Градскиот саат“; „Ѕвездите се вечни“ и др. Костимографии за балетски дела: „Болеро“; „Валпургиска ноќ“; „Дон Кихот“; „Елан“; „Жизел“; „Класична симфонија“ и др. Костимографии за опери: „Алберт Херинг“; „Боеми“; „Евгениј Онегин“; „Земјата на насмевките“; „Илинден“; „Кармен“; „Кнез Игор“; „Љубовна напивка“ и др. Р. Ст.



Јелена Патрногиќ

**ПАТЧЕ, Ламбро** (Охрид, 23. V 1908 – Скопје, 10. IX 1982) – агроном и технолог. Гимназија завршува во Битола. Дипломира на Земјоделскиот факултет во Тулуз (1929) и на Технолошки факултет во Бордо, Франција (1931). Работи во поголем број тутунски комбинати, а од 1949 г. преминува (како доцент) на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, на кој и хабилитира. Работи и како експерт на Обединетите нации во Сирија (три години) од областа на тутунот, каде што е и одликуван со заслуги за „Сирија II“. Објавил поголем број научни и стручни трудови од областа на тутунот. П. Ив.



Методи Патчев

**ПАТЧЕВ, Методи** (Охрид, 20. V 1875 – Кадино Село, Прилепско, 7. IV 1902) – учител, револуционер, војвода на ТМОРО. Бил учител во Охрид (1896) и во с. Ехловец, Кичевско. Се активирал во ТМОРО и дејствувал во тој реон (1897–1899). По убиството на Димитар Грданов во Охрид, бил во затвор (1898–1901), а по амнестијата заминал во четата на Марко Лерински. Во октомври 1901 г. станал прилепски војвода. При престојот на четата во Кадино Село, Прилепско (1902), биле предадени и опколени од османската војска и башибозук, а борбата ја завршиле со групно самоубиство.

ЛИТ.: С. Ристески, *Методија Патчев*, Охрид, 1974. Ал. Тр.



Дневната пеперуга пауновец

**ПАУНОВЕЦ, ДНЕВЕН** (*Inachis io* L.) – дневна пеперуга. Има добро развиени крилја, кои од горната страна се со карактеристични кружни шари, слични на паунови пердуви. Оттука е и името *дневен пауновец*. Се храни со нектар и растителни сокови. Најчесто се среќава во близина на коприви. Се јавува во две генерации, зимска – од март до април и летна – од јуни до септември. Распространет е во цела Европа до 60-тиот степен географска широчина. Во Македонија е многу чест вид.

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno Izdanie. Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**ПАУНОВСКА, Роса Петкова** (с. Кокино, Кумановско, 1875 – с. Кокино, 1971) – интерпретаторка на народни песни, ќерка на познатиот кокински војвода Петко, доселен од соседното с. Малотино. Не одела на училиште. Во својот живот никогаш не отпатувала подалеку од Куманово, каде што обично одела во пазарните денови. Во нејзиниот репертоар се наоѓаа околу 250 народни песни од нејзиниот крај. Магнетофонски записи од нејзиното пеење се депонирани во Архивата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје, снимени од Симо Младеновски (1969).

ЛИТ.: Симо Младеновски, *Еден редок песнопоец,* „Народно стваралаштво“, св. 41–43, Београд, 1972, 243–248; истиот, *Од народната ризница,* „Беседа“, I, 2, Куманово, ноември 1972, 225–227; истиот, *Народни песни од репертоарот на Роса Пауновска.* „Беседа“, XI, 31–32, Куманово, ноември 1984, 61–67. С. Мл.

**ПАУНОВСКИ, Борис** (Битола, 28. VI 1935) – дипл. геод. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1996 до пензионирањето во 1998 г.) по предмети од областа на геодезијата. Дипломирал во Белград (1959), каде што и докторирал (1985). Пред да стане доцент на Градежниот факултет во Скопје (1988), бил директор на Заводот за геодетски и фотограметриски работи. Објавил повеќе учебници. Љ. Т.

**ПАШАНКУ, Ташули Таков** (Битола, 25. I 1927) – гинеколог-акушер. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1957), специјализацијата по гинекологија и акушерство ја завршил во Љубљана (1963). Во 1985 г. докторирал во Нови Сад. Работел во Битола до пензионирањето (1987). Бил началник на службата, а во 1979 г. станал примариус. П. Б.


Никола Пашиќ

**ПАШИЌ, Никола** (Заечар, 1845 – Белград, 1926) – српски политичар, лидер на Радикалната партија, по потекло од Македонија. По Илинденското востание, при договарањата со Бугарија за создавање сојуз, бил против автономија на Македонија, категорично изјавил дека на Балканот немало место за нова словенска држава. Пред и во времето на Балканските војни ја предводел српската Влада; постигнал договор за сојуз со Бугарија за поделба на Македонија, а по двете балкански војни Србија го окупирала и го анектирала Вардарскиот дел на Македонија. По Првата светска војна на Мировната конференција издејствувал Србија, односно Кралството на СХС да го добие Струмичко. По војната бил на чело и на неколку влади.

ЛИТ.: Карло Сфорца, *Никола Пашић*, Београд, 1991. Д. Јов.

**ПАШИЌ, Радмила** (с. Подгорци, Струшко, 27. XI 1931) – археолог. Дипломирала археологија на Филозофскиот факултет во Белград (1956). Магистрирала во 1981 г. Од 1956 г. работи во Народниот музеј во Охрид, а потоа како кустос во Музејот на Македонија (1963–1996). Вршела археолошки истражувања на повеќе локалитети: Демир Капија, Сува Река, Милци, Дедели, Марвинци, Сопот, Виница, Нерези, Студеничани.


Радмила Пашиќ

БИБЛ.: *Археолошка испитивања на локалитету „Орлова Чука“ код села Стар Караорман*, „Старинар“, XXI, Београд, 1972, 129–134; *Праисторијска ископавања у Демир Капији*, „Старинар“, XXVI, Београд, 1976, 155–158; *Железно време*, Археолошка карта на Република Македонија, 1, Скопје, 1994, 62–79. Д. З.


Пашканат

**ПАШКАНАТ** (Pastinaca sativa L.) – двегодишно растение, првата година формира надебелен корен (консумативен дел), а во втората генеративни плодови и семе. Потекнува од Средна Европа. Во надебелениот корен има суви материи (19%) во кои има јаглени хидрати (12%), азотни материи (1,4%), минерални материи, етерично масло. Се користи за поправка на супи и јадења. Кај нас се одгледува на ограничени површини, во домашни градини. Д. Ј.

**ПАШТИ, Јован Јанош** (Пригревица кај Сомбор, 23. XII 1924) – балетски играч. Учествувал во НОБ. По Ослободувањето кариерата ја започнува (1946) во Уметничкиот ансамбл на ЈНА. Станува член на Балетот при Народното позориште во Белград (1949). Член на Балетот при МНТ во Скопје (1952-1972). Балетското образование го стекнува во Балетското училиште „Луј Давичо“ во Белград, во класата на Н. Кирсанова. Специјализира кај познатите педагози Преображенскаја, Јегорова, Мјасин, Долин. Како првенец на Балетот има одиграно голем број главни улоги, истакнувајќи се со своето партнерско умеење и богато искуство.


Јован Пашти

*УЛОГИ:* Франц (Л. Делиб, „Копелија“), Марко (С. Христиќ, „Охридска легенда“), Алберт (А. Адам, „Жизел“), Зигфрид (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“) и др. Ем. Џ.

**ПЕГМАТИТИ** – жилни магматски карпи во групата на гранитите и риолитите. Се појавуваат во вид на жици, чија димензија е променлива, или пак во вид на поголеми пегматитски тела, кои имаат форма на леќи. Имаат зрнеста, а на места и порфироидна структура. Изградени се од кварц, фелдспати, лискуни, а во нив се појавува и серија на егзотични минерали како што се: берил, гранат, дистен, турмалин и др. На подрачјето на РМ пегматити се појавуваат во рамките на Пелагонискиот метаморфен комплекс во серијата на гнајсевите, при што нивната големина е променлива. Најголемите пегматитски тела се појавуваат во локалитетот Рамна Нива, потоа во локалитетите на Чаниште.

ЛИТ.: Блажо Боев, Ристо Стојанов, *Петрографија*, РГФ, Штип, 1994. Бл. Б.

**ПЕДАГОГИЈА** – наука за воспитанието. Минува долг пат на развиток, а како посебна научна и наставна дисциплина се конституира дури во XIX в. Заслугата за тоа му припаѓа на германскиот филозоф и педагог Ј. Ф. Хербарт (1776–1841). Определбата „наука за воспитанието“ и денес предизвикува полемички расправи, што се должи на различните сфаќања на суштината на воспитанието, така што не постои единствено мислење ниту во однос на името, ниту во однос на предметот на проучувањето. Ако воспитната

концепција се осмислува врз определено филозофско или социолошко учење, педагогијата се врзува за тоа учење: марксистичка педагогија, прагматистичка педагогија, социјална педагогија итн. Ако, пак, се има предвид општествената условеност на воспитанието, атрибутивноста се однесува на карактерот на општествениот систем во кој се организира и се остварува воспитанието (феудална, буржоаска, социјалистичка, граѓанска педагогија итн.). По Ослободувањето на Македонија, во времето на социјалистичкиот општествен систем, педагогијата се развива како општојугословенска концепција, заснована на марксизмот и е позната како марксистичка, односно социјалистичка педагогија. Притоа терминот педагогија се користи во смисла на интегрална наука за воспитанието, со разгранет систем на посебни научни дисциплини: историја на педагогијата (општа и национална), општа педагогија (теориска, системска), училишна педагогија, предучилишна педагогија, андрагогија, дидактика, методика, социологија на образованието, економија на образованието, педагошка психологија и др. На педагошки идеи во Македонија наидуваме уште во делото на св. Климент Охридски, во сферата на духовноста, односно моралното воспитание. Македонските преродбенски учители исто така имаат свој придонес во развојот на педагошката мисла кај нас. Од особено значење, пак, за развојот на педагогијата како наука е појавата на делото „Школска педагогија“ на Ј. Ковачев (1873). Македонската педагогија интензивен развој доживува по Ослободувањето, со отворањето на студии по педагогија на Филозофскиот факултет (1946) и со излегувањето на првото македонско педагошко списание (в.) *„Просветно дело“* (1945). Педагогијата денес е вклучена во студиските програми на сите наставнички факултети. На Филозофскиот факултет во Скопје постои посебен Институт за педагогија на кој 15 доктори на науки, со повеќе соработници, работат на развивањето на педагогијата како интегрална наука и на образованието на над 500 студенти во додипломските и постдипломските студии во областа на педагошките науки. Педагошката теорија и практика се развива и на педагошките факултети.



Учебникот *Школаска педагогија* од Јосиф Ковачев (1873)

ЛИТ.: Ј. Ковачев, *Школска педагогија,* Солун, 1873; *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 94–101. К. Камб.



Предавање на Педагошката академија во Скопје

**ПЕДАГОШКИ АКАДЕМИИ ВО МАКЕДОНИЈА** – виши школи за образование на наставници за основните училишта и воспитувачи за предучилишните установи. Се јавуваат по Школската реформа (1958), со која се воведува единствено задолжително осумгодишно основно училиште, заменувајќи ги дотогашните (в.) *учителски школи* и (в.) *виши педагошки школи.* Педагошките академии се израз на настојувањата да се обезбеди единствено образование за сите профили на наставници што ја изведуваат наставата во осумгодишно основно училиште и да се подигне образованието на учителите, од средношколско на вишошколско ниво. Во учебната 1961/62 г. вишите педагошки школи во Скопје и во Штип стануваат педагошки академии, а во учебната 1964/65 педагошка академија се отвора и во Битола. Школувањето, како и во вишите педагошки школи, траело две години, а се образовале одделенски и предметни наставници. Во текот на спроведувањето на концепцијата (в.) *насочено образование,* образованието на предметните наставници поминува на соодветните наставнички факултети, а педагошките академии го задржуваат образованието на одделенски наставници и на предучилишни воспитувачи. Со основањето на педагошки факултети (1995), педагошките академии престануваат да постојат.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**ПЕДАГОШКИ ЗАВОД НА МАКЕДОНИЈА** – стручно-педагошка установа, формирана со решение на Извршниот совет на НРМ (11. VIII 1955) како Завод за унапредување и проучување на школството, за вршење на просветно-педагошка служба под раководство и надзор на Советот за просвета на НРМ. Во 1960 г. е донесен првиот закон со кој се уредуваат односите и дејноста, познат како Закон за просветно-педагошката служба во НР Македонија. Позначајни промени просветно-педагошката служба доживува по донесувањето на Законот за организирање дејност за унапредување на образованието и воспитанието, кога дотогашните заводи за школство (Републички, општински и регионални) од органи на управата се трансформираат во заводи за унапредување на образованието и воспитанието во предучилишното, во основното и во средното образование и воспитание. Со Законот за органи на управата (28. IX 1990), педагошката служба поминува во состав на Министерството за образование и физичка култура, така што се формира Педагошки завод на Македонија како единствена институција на дотогашните заводи. Престана да постои со основањето на (в.) *Бирото за развој на образованието* (2000).

ЛИТ.: „Сл. весник на НРМ“, 16/1960; „Сл. весник на СРМ“, 17/1974; *40 години Педагошки завод на Македонија,* Скопје, 1996. К. Камб.

**ПЕДАГОШКИ МУЗЕЈ НА МАКЕДОНИЈА** – педагошка институција за прибирање и проучување на документација релевантна за историјата на образованието, просветата и педагогијата во Македонија. На основачкото собра-

ние (1993) се усвоени конститутивните документи и е формиран Совет на Педагошкиот музеј. Советот разви широка активност за реализирање на основните задачи на Музејот: прибирање школска и просветна документација, проучување на педагошкото минато на Македонија преку организирање стручни и научни собири, посветени на одделни значајни настани или личности од историјата на дејноста. Организирани се над триесетина вакви собири, како и повеќе подвижни изложби и чествувања на истакнати педагошки дејци, заслужни за развојот и напредокот на македонското школство и просвета. Својата дејност Педагошкиот музеј ја остварува во рамките на Домот на просветните работници на Македонија и во соработка со соодветни институции. За прв претседател на Советот е избран проф. д-р *Киро Камберски*. К. Камб.

**ПЕДАГОШКИ ФАКУЛТЕТ – БИТОЛА** – в. *Педагошки факултети.*

**ПЕДАГОШКИ ФАКУЛТЕТ „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“ – ШТИП** – в. *Педагошки факултети.*

**ПЕДАГОШКИ ФАКУЛТЕТ „СВ. КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ“ – СКОПЈЕ** – в. *Педагошки факултети.*

**ПЕДАГОШКИ ФАКУЛТЕТИ** – високошколски установи за подготвување наставници за основното образование (одделенска настава) и воспитувачи за предучилишното воспитание. Настануваат од потребата да се подигне нивото и квалитетот на дотогашното образование на овие педагошки кадри. Педагошки факултети постојат во Скопје (Педагошки факултет „Св.Климент Охридски“), во Штип (Педагошки факултет „Гоце Гелчев“) и во Битола (до 2001 г. го носеше името Факултет за учители и воспитувачи), а се формирани со трансформација на дотогашните (в.) *педагошки академии*. Со работа започнуваат од учебната 1995/96 г. Во суштина, тие ја продолжуваат традицијата на (в.) *учителските школи* и на *педагошките академии.* Образованието трае 4 години, односно 8 семестри. На Педагошкиот факултет „Св. Климент Охридски“ во Скопје, воспитно-образовниот процес се изведува на македонски, на албански и на турски јазик. На сите три факултети студиите се организирани по ЕТКС. Наставните програми се структурирани од задолжителни, изборни и факултативни предмети. На Педагошкиот факултет во Битола, освен додипломски, се организирани и постдипломски студии во областа на методиките на одделенската настава и на методиките на предучилишното воспитание.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**ПЕДАГОШКО ДРУШТВО НА МАКЕДОНИЈА** – прва научно-стручна асоцијација на педагозите и на други училишни работници во Македонија. Формирано (мај 1950) со цел да обработува прашања од училишната и воспитната дејност и да предлага мерки за нејзино унапредување; да ја популаризира педагошката теорија; да организира научни истражувања од областа на педагошката теорија и практика, како и да ја помага работата на просветните работници. Било организирано во пододбори и по секции за одделни дисциплини (секција за методика и дидактика и сл.). Го издавало списанието (в.) „Просветно дело“. Во 1975 г. се трансформира во (в.) *Сојуз на педагошките друштва на Македонија.* К. Камб.

**ПЕДАГОШКО-БОГОСЛОВСКО УЧИЛИШТЕ** – прво стручно училиште за подготвување учители и свештеници во Македонија. Го основал познатиот македонски педагог *Јосиф Ковачев* во Штип (1869). Училиштето се состоело од два класа, со предметен систем на настава, каде, освен општообразовни, се учеле и педагошки и богословски предмети, од што му произлегува и името. Посебно внимание се обрнувало на практичната обука на идните учители. Школувањето траело две години. Вакво училиште било отворено и во Прилеп (1974/75), исто така од Јосиф Ковачев. (в. *Верски школи во Македонија*).

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Македонското преродбенско училиште,* Скопје, 1985. К. Камб.



Педагошкиот факултет „Гоце Делчев“, Штип

**ПЕДАГОШКО-ПСИХОЛОШКА СЛУЖБА** – стручна служба во предучилишните установи, во училиштата и во ученичките домови, која придонесува во извршувањето и унапредувањето на воспитно-образовната работа во училиштето, односно воспитно-образовните установи. Службата ја извршуваат дипломирани педагози и психолози, а учествуваат и дипломирани социолози, социјални работници и дефектолози, кои законот ги третира како стручни (со)работници. Секое поразвиено училиште, предучилишна установа или ученички дом во Македонија има вработено педагог или психолог, а некаде и педагог и психолог или друг стручен (со)работник. К. Камб.



Формирањето на 51-та (македонска) дивизија (Широк Дол, Беровско, 19. X 1944)

**ПЕДЕСЕТ И ПРВА (МАКЕДОНСКА) ДИВИЗИЈА** (Широк Дол, кај Берово, 19. X – декември 1944) – воена единица на НОВЈ. Во нејзиниот формациски состав влегле Првата, Дваесеттата и Дваесет и првата македонска НО бригада и Артилериската (струмичка) бригада на НОВ и ПОМ со вкупно 2.476 борци и офицери. Нејзиниот број подоцна нараснал на 6.689 борци и офицери. Учествувала во операциите за ослободување на Македонија долж комуникациите Дојран–Валандово–Струмица–Радовиш и Струмица–Ново Село–Бугарска граница во составот на Брегалничко-струмичкиот корпус. По Ослободувањето на Струмица и Радовиш била распоредена на Југословенско-грчката граница од Гевгелија до тромеѓето со Бугарија, а потоа расформирана.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Борбениѿе дејсѿва на единициѿе од НОВ во Сѿрумичкиоѿ реѓион во ѿериодоѿ сеѿѿември-ноември 1944 и ѓерманскаѿа докуменѿација во врска со нив*. Струмица и Струмичко во НОВ 1943–1945. В. Ст.



Формирањето на Педесеттата (македонска) дивизија (17. IX 1944)

**ПЕДЕСЕТТА (МАКЕДОНСКА) ДИВИЗИЈА** (с. Митрашинци, Беровско, 17. IX – декември 1944) – воена единица на НОВЈ. Во нејзиниот формациски состав влегле Четвртата, Тринаесеттата и Четиринаесеттата македонска НО бригада. Во првата половина на октомври кон неа била приклучена и Деветнаесеттата македонска НО бригада и Артилериската бригада, а Четвртата македонска НО бригада влегла во составот на 51-та дивизија. Во составот на Брегалничко-струмичкиот корпус водела борби против германските единици на правецот Валандово-Струмица-Берово, ги ослободила Берово и Пехчево (13. X), Кочани. (22. X), селата по долината на реката Брегалница, Штип (8. XI) и Свети Николе (9. XI). При Ослободувањето на Скопје водела борби кај хидроцентралата Матка и за Ослободувањето на Тетово (19. XI 1944), по што била расформирана.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Борбениѿе дејсѿва на 50. дивизија на НОВЈ во завршниѿе оѿерации за ослободување на Македонија (сеѿѿември–ноември 1944)*, Кочани и Кочанско во НОВ 1941–1945; Михаило Апостолски, *Завршне оџерације за ослобођење Македоније*, Београд, 1953. В. Ст.

**ПЕЕВ, Анѓел Тодоров** (с. Стојаково, Гевгелиско, 16. VII 1930) – дигестивен хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, директор на Клиниката за дигестивна хирургија. Завршил Мед. ф. и специјализација по општа хирургија (1964) во Скопје и суспецијализација по дигестивна хирургија (Лондон, Англија, 1973). Докторирал на темата „ПГВ во лекувањето на дуоденалниот улкус". Вовел ваготомија кај дуоденалниот улкус, сопствена модификација кај најтешката форма пилорна стеноза, шантови операции кај портална хипертензија, радикална панкреато-дуоденална ресекција и ресекции на панкреасот. Ја воведува неагресивната лапароскопска хирургија (1992). Автор е на 83 научни трудови.

БИБЛ.: *Лаџароскоџска билијарна хирурѓија*, Скопје, 1995. М. Шољ.



Коста Пеев

**ПЕЕВ, Коста** (Струмица, 26. VI 1936) – унив. професор, дијалектолог. Дипломира на Филозофскиот факултет во Скопје (1956-1960). Својата научна дејност ја започнува во 1963 г., кога е избран за асистент во ИМЈ „Крсте Мисирков", каде што учествува во организирањето на Дијалектолошкото одделение и во реализацијата на проектот МДА. Како редовен професор (1989) по предметот Дијалектологија на македонскиот јазик на Филолошкиот факултет во два мандата е шеф на Катедрата за македонски јазик. Соработник е на меѓународните проекти ОЛА, ОКДА, ЕЛА. Автор е на шеесетина лингвистички статии и на дијактелошки речник.

БИБЛ.: *Дојранскиоѿ ѓовор*, Скопје, 1979; *Кукушкиоѿ ѓовор*, Скопје, 1, 1987 и 2, 1988; *Речник на македонскиѿе ѓовори во јуѓоисѿочниоѿ еѓејски дел*, Скопје, 1, 1999-2002, 2, 2005 и 3, 2007. Св. Д.



Муртеза Пеза

**ПЕЗА, Муртеза** (Елбасан, Република Албанија, 20. VI 1919 – Риека, Хрватска, 4. 8. XII 1981) – новинар, драмски писател, раскажувач и романсиер. Завршил учителска школа во Елбасан (Албанија), а потоа во Фиренца студирал филозофија и музика, но бил протеран, бидејќи не сакал да потпише верност кон кралот и не го прифатил предлогот да стане член на Мусолиниевата Фашистичка партија. Пристигнал во Гостивар (1941) и му пристапил на комунистичкото движење, занимавајќи се со агитационо-пропагандна дејност и испраќање вести за НОБ до Радио Москва, Радио Лондон и подоцна Радио Слободна Југославија. Извесно време бил вработен како претседател на Финансовата канцеларија во Кичево на квислиншкото Албанско Кралство (ок. 21. V – 10. VI 1942), а потоа се вклучил во НОВ и ПОМ како политички комесар на чета, на баталјон, началник на Агит-проп и уредник на „Билтен" на Седмата македонска шиптарска НО бригада (од пролетта 1943). Подоцна бил заменик началник на Политичкото одделение на Четириесет и втората (македонска) дивизија на НОВЈ. По Ослободувањето и демобилизирањето како резервен капетан на ЈНА бил назначен за уредник на емисиите на албански јазик на Радио Скопје (1946), а потоа цели 16 години бил директор и главен уредник на весникот „Flaka e Vëllazërimit" во Скопје со свои написи од разни области. Исто така бил директор и главен уредник на сп. „Јехона", а потоа пак во Радио Скопје како одговорен уредник во секторот на Програмата на јазиците на народностите. Бил член на Друштвото на писателите на Македонија (1957). Автор е на поголем број радио, ТВ и театарски драми и на сценариото за играниот филм „Ука од проклетие".

БИБЛ.: *Мејѿуша,* Скопје, 1960 (роман); *Во мојаѿа улица*, Скопје, 1963 (роман); *Дали ќе се враѿиш*, Скопје, 1964 (раскази); *Скалиѿе на Кел,* Скопје, 1964 (раскази).

ЛИТ.: *Умре Мурѿеза Пеза,* „Нова Македонија", XXXVIII, 12525, Скопје, 5. XII 1981, 4; *Кичево и Кичевско во НОВ 1942–1945,* Документи, Кичево, 1985, 64 и 71; д-р Марјан Димитријевски, *Македонскаѿа војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје, 96. С. Мл.

**ПЕЈЗАЖНА АРХИТЕКТУРА** – кај нас нова дисциплина, поврзана со обликувањето и уредувањето на просторот/пејзажот. Како сегмент на урбаниот дизајн, се занимава со анализа, функционална организација и дизајн на градскиот отворен зелен простор; значајна е за создавањето кохерентна градска целина. Постојат многу школи за пејзажна архитектура кои обработуваат разни аспекти – од дизајн/обликување на пејзажи до планирање на предели, опфаќајќи повеќе дисциплини, како што се: екологијата, социологија-

та, архитектурата, урбанизмот, ликовните уметности. С. Х. П.


Цане Пејковски

**ПЕЈКОВСКИ, Цане Пејков** (с. Жван, Демирхисарско, 29. VI 1943) – ветеринар, редовен проф. на Земјоделскиот факултет во Скопје. Докторирал на Вет. ф. во Загреб (1978). Бил директор на Ветеринарниот институт во Скопје (1978–1985). Избран е за почесен професор на Институтот за ветеринарна медицина при Земјоделската академија во Киев, Украина. Има објавено 53 научни и стручни трудови. М. Д. – Ј. Б.



Наум Пејов: „Заговор против Македонија“

**ПЕЈОВ, Наум** (с. Габреш, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 13. XI 1919 – Скопје, 21. V 2003) – припадник на Македонското националноослободително движење. Бил член на КПГ (1938) и учесник во Антифашистичкиот отпор. Командант на Партизанскиот одред „Лазо Трповски“ и заменик-политички комесар на Првата егејска бригада. Противник на политиката на КПГ во однос на македонското национално прашање. По Втората светска војна живее во РМ.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, VI, Скопје, 1983. Ст. Кис.

**ПЕЈОВСКИ, Илија** (Велес, 7. VII 1947) – композитор и аранжер. Студирал во Љубљана и Скопје, а се усовршувал на Беркли универзитетот во Бостон, САД. Творечките афинитети го однеле кон подрачјето на џезот. Долги години работел со Биг Бендот на МРТ. Во своето творештво создаде своевидна синтеза меѓу џезпостапките и македонските фолклорни мотиви. Автор е на околу 80 дела за биг бенд и за ревиски оркестар, како и на над 300 аранжмани за повеќе популарни композиции. Напишал музика за неколку филмови. Соработувал со врвни имиња од светот на џезот. Бил визитинг професор на Школата за современа музика во Солун, Грција (1988–1991). Автор е и на книгата „Хармонските основи на џезот“. М. Кол.


Илија Пејовски

**ПЕЈТОН** (Peithon) (?–312 пр.н.е.) – македонски војсководец, еден од седумтемина телохранители (соматофилакси) на Александар III Македонски. Му била доделена на управување сатрапијата Индија (324 пр.н.е.), а по смртта на Александар III Македонски станал сатрап на Медија.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae,* Lipsiae, 1921; Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis*, Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig,1896.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.


Боро Пејчинов, карикатура - без зборови

**ПЕЈЧИНОВ, Боро** (Скопје, 14. IX 1942) – карикатурист и автор на цртани филмови. Студирал на Архитектонскиот факултет во Скопје. Црта карикатури од 1957 г. Бил член на групата Кикс и на Редакцијата на весникот „Остен“. Објавувал карикатури во повеќе весници и списанија и учествувал на повеќе групни изложби на карикатури. Автор е на неколку цртани филмови. Ал. Цв.


Кирил Пејчиновиќ (цртеж)

**ПЕЈЧИНОВИЌ, Кирил** (с. Теарце, Тетовско, 1771 – манастирот Лешок, Тетовско, 1845) – просветен и книжевен работник од првата половина на XIX в., еден од основоположниците на новата народна просвета и книжевност. Заедно со татко му се замонашил во Хилендарскиот манастир. Се вратил потоа во Тетово и дејствувал во Кичевскиот манастир. Бил игумен на Марковиот манастир крај Скопје (1801–1817). Го возобновил Лешочкиот манастир и од 1818 до 1830 г., бил негов игумен и во него како монах останал до крајот на животот. Тука го отворил келијното училиште и прави обид за создавање печатница. Така манастирот прераснал во просветен и културен центар на Западна Македонија. Како писател се формирал под влијанието на дамаскинарите. Неговиот епитаф исклесан врз надгробната плоча од вечниот дом во манастирскиот двор го означува почетокот на но-


Кирил Пејчиновиќ: „Огледало“ (Будим, 1816)

вата македонска поезија во XIX в. Пишувани на народен јазик, книгите на Пејчиновиќ не се само вистинско огледало на мисловниот свет и на неговите писателски достоинства, туку тие претставуваат и своевидна вредносна слика за севкупниот економски и духовен живот на македонското население во првите децении на XIX в. Неговата дејност значи својот народ да го извлече од заостанатоста и мракот и да го воведе во светот на културните народи.

ДЕЛА: *Огледало*, Будим, 1816; *Утешение грешним*, Солун, 1840; *Житие књаза Лазара*, Соф., 1835.

ЛИТ.: Блаже Конески, *За македонската литература*, Ск., 1967; Харалампие Поленаковиќ, *Никулците на новата македонска книжевност*, Ск,. 1973; Тодор Димитровски, *Од Пејчиновиќ до Рацин*, Ск., 1982; Харалампие Поленаковиќ, *Избрани дела*, Ск., кн,. 3, 1989. В. Тоц.

**ПЕЛА** (Pella) (ден. с. Постол) – град во Ботиаја, сместен покрај езерото на реката Лудија (Моглешница), втора престолнина на Македонското Кралство, родното место на Филип II и Александар III Македонски, но и родно место на македонскиот славист Крсте П. Мисирков.

Првпат се спомнува кај Херодот во врска со походот на персискиот крал Ксеркс (почетокот на V в. пр.н.е.). Престолнина на Македонското Кралство станува во времето на кралот Архелај (413–399 пр.н.е.) и останува сè до битката кај Пидна (168 пр.н.е.) и паѓањето на Македонија под римска власт, кога била разурната и целосно ограбена, а нејзиното богатство однесено во Рим. При поделбата на Македонија на четири мериди, станала центар на Третата македонска мерида, а во 30 г. пр.н.е. е претворена во римска колонија (Colonia Iulia Augusta Pella) која уживала италско право и ковела свои монети. Била значаен пункт на патот Виа Егнатиа. Градена е по Хиподамов план, со голема и пространа агора. Од градбите посебно се издвојуваат куќата со мозаици на кои е претставен Дионис на пантер и лов на лавови, како и куќата со мозаици на кои е претставено грабнувањето на Хелена, лов на кошута и амазономахија. На акрополата се наоѓала кралската палата, за која, врз основа на архитектонскиот стил, се предложени датирања од времето на Филип II до владеењето на Касандар. Од другите археолошки наоди значајни се мермерните стели, натписи и хеленистичка керамика.



Останко од некогашната македонска престолнина Пела

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: Ph. Petsas, *Pella, Alexander the Great's Capital*, Thessaloniki, 1978. К. М.-Р.

**ПЕЛАГОН** (Пелегон) – епонимен херој на Пелагонците (античко горномакедонско племе). Најстари митолошки податоци има во „Илијадата“ на Хомер, каде што во XXI песна се наведува дека епонимниот јунак бил син на Аксиј и татко на пеонскиот водач Астеропај, сојузник на Тројанците.

ЛИТ.: Хомер, *Илијада*. Препев, предговор, увод и објасненија М. Петрушевски, Скопје, 1982. Б. Петр.

**ПЕЛАГОНИЈА** – антички град, престолнина на Кралството на Пелагонците, подоцна седиште на IV мерида (Македонија Четврта) под Рим. На еден натпис од IV в. пр.н.е. (откриен во Атина) се спомнува кралот на Пелагонците. По поразот на македонскиот крал Персеј кај Пидна (22. VI 168 г. пр.н.е.), проконзулот Емилиј Паул во Амфипол ја прокламирал поделбата на Македонија на 4 мериди. Македонија Четврта била најзападната горна планинска област, со териториите на Еордаја, Елимеја, Тимфаја, Орестида, Линкестида, Пелагонија, Деуриоп, Пајонија западно од Вардар и Атинтанија. Голем број научници дискутирале за убикацијата на престолнината Пелагонија. Конечно, просторот е стеснет околу Селечка Планина, заедно со предложените кандидати: Долиште кај Прилепец, Еленик кај Мојно и Висока над Крушевица.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Антички градови во Македонија*, Скопје, 1999, 80-89; V. Lilcik, *An attempt at reconnaissance of the town of Pelagonia*, Homage to Milutin Garashanin, Belgrade, 2006, 593-605. В. Л.



Поглед од Селечка Планина кон Пелагонија и градот Прилеп

**ПЕЛАГОНИЈА** – најголемата котлина во РМ со површина од 4.000 km². Се протега во меридијански правец север – југ во должина од 80 km. Рамничарскиот дел од котлината се наоѓа на просечна н.в. од 650 m и зафаќа површина од 120.600 ha. Најниска точка во котлината е 575 m, кај с. Долно Егри во Битолско Поле, а највисока е 2.601 m. Со Тополчанската греда, Пелагонија морфолошки е поделена на два дела: Прилепско Поле на север и Битолско Поле на југ, а во егејскиот дел со гредата Кизли–Дервен е одвоено Леринско Поле. Во западниот дел на котлината се јавуваат уште две помали морфолошки целини: Цапарско Поле во долината на Шемница и Демир Хисар во изворскиот дел на Црна Река. Таа е формирана по тектонски пат со раседнување и спуштање по должината на раседни линии во текот на терциерот. За време на неоген-плиоценот во котлината егзистирало Пелагониско Езеро. Тоа овозможило овој басен да биде исполнет со неогени и квартерни седименти со голема моќност. Во битолскиот дел моќноста на седиментите е 700 m, а во прилепскиот дел 380 m. Рамката на котлината ја прават планините: Бабуна, Селечка и Ниџе на исток; Баба, Бигла, Илинска Планина и Бушева на запад и планината Даутица на север. Поради близината на Егејското Море и географската ширoчина би требало да владее средоземноморска клима. Но поради големата надморска височина владее умерено-континентална клима. СГТ на воздухот во Прилеп и Битола е 11,2°C,



Пелагонија, најголемата котлина – житница во Македонија

а врнежите 556,7 mm во Прилеп и 602,0 mm во Битола. Најголема река е Црна Река, која е главна одводна артерија и тече по рамното котлинско дно. Со изградбата на браната „Стрежево“ на реката Шемница, десна притока на Црна Река, во Битолско Поле е овозможено наводнување на околу 20.000 ha обработливо земјиште. За одгледување тутун во Прилепско Поле се користат водите од Прилепското Езеро. Во неогените седименти се откриени големи резерви на јаглен – лигнит, врз чија основа се изградени трите блока на најголемиот РЕК Битола кај с. Суводол во РМ. Во Пелагонија се остваруваат најголеми приноси на пченица и пченка во РМ, така што претставува главна житница. Голем производител е на индустриски култури: тутун, шеќерна репка, сончоглед и др. Најголеми градски центри се: Битола, Прилеп, а во егејскиот дел – Лерин.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Р. Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ПЕЛАГОНИЈА** – населба, област. Името доаѓа од горномакедонското племе Пелагонци, кои во IV в. пр.н.е. ги населувале областите западно од р. Вардар (Аксиј) до Линкестите на југ, Дарданците на север и меѓу Дасаретите и Пенестите на запад, т.е. денешна Северна Пелагонија. Првите споменувања во пишаните извори се во врска со македонско-римските војни, каде што се именува како област (Полибиј, Тит Ливиј). Од II в. пр.н.е. П. се спомнува како град, седиште на Четвртата мерида, но локацијата не е позната. Во средниот век името се употребувало и како антички назив на г. Битола, но и како име на Леринско-битолско-прилепската рамнина. Денес е име на област, која е *најголемата котлина-житница* во РМ.

ЛИТ.: К. Аџиевски, *Пелагонија во средниот век (од доаѓањето на Словените до паѓањето под турска власт)*, Скопје, 1994. Б. Петр.

**„ПЕЛАГОНИЈА“** – систем за одводнување, изграден од 1959 до 1964 г., а реконструиран во 1987 г. Одводнува површини од 30.000 ha во Битолско Поле и 24.150 ha во Прилепско Поле. Главен реципиент е Црна Река, којашто е регулирана во должина од 58 km. Во Битолско Поле, регулирани се и реките Елашка, Драгор и Шемница, со вкупна должина од 24 km, а во Прилепско Поле регулирани се реките Блато, Градска, Рибник, Сенокошка и Заградска со вкупна должина од 80 km. Во Битолско Поле, основната одводна мрежа ги вбројува одводните и периферно-одводните канали со вкупна должина од 96 km. Поради недоволниот капацитет и актуелната состојба на системот, неопходна е негова реконструкција и доградба. Ст. Дод.



Прилепската брана

**„ПЕЛАГОНИЈА“, Градежно акционерско друштво, Скопје** – формирано е во 1947 г. како градежно претпријатие за изградба на капитални проекти (станбени, комерцијални, јавни и индустриски објекти). Во еден момент достигнува до 12.800 вработени. Во своето досегашно постоење има изградено голем број станбени, комерцијални и административни објекти, како и училишта и детски градинки, хотели и одморалишта, болници, спортски и хидрообјекти, мелиоративни системи, брани, системи за снабдување со вода и за канализација и објекти за третман, патишта, мостови, железници во земјата и во странство. Од 1967 г. постојано е на странскиот пазар (Либија, Чехија и Словакија, Германија, Ирак, Кувајт, Русија и др.) Од 2005 г. работи во приватна сопственост.

ИЗВ.: *Пелагонија*, www.pelagonija.com.mk. Р. Д.

**ПЕЛАГОНИСКА БИТКА** (1211) – помеѓу Стрез и Латините од Солунското Кралство во пелагониската рамнина. Во битката дошла до израз предноста на латинските оклопници во отворена битка во рамнината. Бароните од Солунското Кралство, помогнати од Епирците, катастрофално ја поразиле и ја уништиле војската на Стрез и 52 одреди бугарски војници што ги испратил како помош царот Борил.

ЛИТ.: G. Prinzing, *Der Brief Kaiser Heinrichs von Konstantinopel vom 13. Januar 1212*, Byzantion 43, 1973. К. Аџ.

**ПЕЛАГОНИСКА БИТКА** (1259) – решавачка битка во борбата за византиското наследство помеѓу Никеја и Епир. Во битката во Југоисточна Пелагонија меѓу Никејците и латинските сојузници на деспотот Михаил Ангел, кој пред битката се повлекол кон Епир. Никејците извојувале голема победа и ја потврдиле превласта на Балканот.

ЛИТ.: J. Geanakoplos, *Greco–Latin Relations on the Eve of the Byzantine Restoration: The Battle of Pelagonia 1259*, DOP 7, 1953. К. Аџ.

**ПЕЛАГОНИСКА ЕПАРХИЈА** (IV – XV в.). Во X и XI в. била во состав на Охридската архиепископија. Се спомнува во повелбите на византискиот цар Василиј II (1019). Ја опфаќала територијата на Пелагонија и градовите Дебар и Велес. Во XIV и XV в. е преименувана во Прилепска митрополија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997. Рат. Гр.

**ПЕЛАГОНИСКА МИТРОПОЛИЈА НА ЦАРИГРАДСКАТА ПАТРИЈАРШИЈА** (1878–1918) – нејзиното седиште било во Битола. Во епархијата поголемиот дел од населението било македонско, се развила месната самоуправа (црковни општини), а најзначајните биле на Битола и Прилеп. Иако била епархија на екуменската Цариградска патријаршија, Пелагониската митрополија претставувала значаен поддржувач на грчката пропаганда. Особено по 1870 г., кога била формирана Бугарската егзархија, таа ги бранела загрозените позиции на грцизмот во тој дел од Македонија. Нејзините претставници соработувале со грчкиот Конзулат во Битола, иако секогаш немале исти ставови. Соработувала и со османлиските власти против МРО.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Дејноста на Пелагониската митрополија 1878–1912*, Скопје, 1968. Д. Јов.

**ПЕЛАГОНЦИ** (Pelagones) – старо горномакедонско племе што ги населувало териториите западно од р. Аксиј (Вардар). Хомер во *Илијада* го спомнува нивниот митски епонимен херој Пелегон, син на речниот бог Аксиј и Перибоја, татко на најпознатиот пајонски јунак во Тројанската војна Астеропај. Нивното име се среќава во два атички натписа од IV в. пр.н.е. Подоцна се спомнати кај Псевдо-Скимнос, Плиниј Постариот и Ливиј, кој ги вбројува во племињата што ја населуваат Пајонија. Во IV в. пр.н.е. имале своја посебна политичка заедница на чело со крал. Во времето на јакнењето на Пајонија, политички влегле во нејзиниот состав, а подоцна, заедно со Пајонците, ја признале врховната власт на Филип II. Со римското освојување и поделбата на Македонија на четири мериди, влегле во Четвртата македонска мерида, чиј центар станал градот Пелагонија.

ИЗВ.: Homeri, *Illias,* Lipsiae, 1910; Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум ӣр.н.е.*, Скопје, 1999; Ф. Папазоглу, *Македонски ӣрадови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**ПЕЛАЗГИ** (Pelasgoi, Pelasgi) – палеобалканска популација од медитеранската група народи, која отпрвин ја населувала Северна Грција – Тесалија и Епир, а подоцна и други области, па дури и Италија. Тие не му припаѓале на хеленскиот етнос, бидејќи античките автори редовно ги означувале како варвари. Херодот нагласува дека не е во состојба да определи на кој јазик зборувале. Веројатно зборувале на исчезнат претхеленски индоевропски јазик, кој оставил траги во лексиката на старогрчкиот и во топонимијата на Хелада и Македонија. Додона била седиште на Пелазгите, а Тесалија се нарекувала Пелазгија, според името на нејзиниот владетел Пелазг. Пелазгите се спомнуваат и како жители на морското крајбрежје на Троја, а и Ѕевс од Додона се нарекува пелазгиски. Исто така, се спомнуваат и меѓу народите на островот Крит. Од I в. пр.н.е. – I в. н.е. една месност во Источна Тесалија била нарекувана Pelasgiotis.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; Homeri, *Opera,* Oxonii, 1919; Strabonis, *Geographica*, Lipsiae, 1895–1913. К. М.-Р.

**ПЕЛИКАНИ** (Pelecanidae) – фамилија крупни птици, од која кај нас се присутни два вида: бел или обичен пеликан (Pelecanus onocrotalus) и далматински или кадроглав пеликан (Pelecanus crispus).


Пеликани

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ПЕЛИСТЕР** – дел од планината Баба што се наоѓа во југоисточниот дел на РМ и зазема површина од 12.500 ха. На него посебно се атрактивни ледничките езера познати како Пелистерски очи, но и живописните планински реки познати по чистата, бистра и студена вода. Од флората значајно е присуството на петоигличестиот бор молика – автохтон вид со терциерна старост, кој расте само на неколку планини на Балканскиот Полуостров. Од фауната се среќаваат водоземци, влечуги, птици и цицачи, од кои посебно внимание заслужуваат мечката, срната и дивокозата. Од рибите значајно е присуството на ендемичната пелистерска пастрмка. А. Ст.


Малото Езеро на Пелистер

**„ПЕЛИСТЕР", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Акрон, Охајо, Њујорк, 1923) – организација на македонските доселеници по потекло од Леринско, Битолско, Прилепско и во помал број од Охридско и Гевгелиско. Изградиле свој Дом (1939). Активни биле Женската и Младинската секција. Сл. Н.-К.

**„ПЕЛИСТЕР", ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО ДРУШТВО** (Елвуд, Пенсилванија, САД, 1917) – друштво на македонски доселеници по потекло од Битолско, најмногу од с. Цапари. Друштвото организирало игранки, селски слави и други активности. Сл. Н.-К.

**„ПЕЛИСТЕР", ИСЕЛЕНИЧКО ДОБРОТВОРНО-КУЛТУРНО ДРУШТВО** (Торонто, Канада, 1960) – основано првобитно под името „Битола". Друштвото го формирало фудбалскиот клуб „Битола" (1969), преименуван (1985) настапувал под името „Македонија". Се поделило (1979) на четири самостојни селски друштва што продолжуваат да настапуваат заеднички. Сл. Н.-К.

**„ПЕЛИСТЕР", ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Детроит, Мичиген, САД, 1989) – друштво на македонски доселеници претежно од Битолско. Развива хуманитарна активност за организирање пикници, игранки и друг вид собирања. Сл. Н.-К.

**„ПЕЛИСТЕРСКО ЕХО"** (Битола, 1. I 1942 – 28. III 1944) – неделен весник за општествени прашања, култура и информации, орган на бугарската окупаторска власт во Битолската област, на бугарски јазик. Уредник бил Георги Василев, а редакцијата ја сочинувале: Хр. Гуцов (обласен


Пелистерско ехо

Новогодишни пожелания

„Пелистерско ехо“, орган на бугарската окупаторска власт во Битолската област

директор), Благој Давков, Тодор Крајничанец, Никола Митев, Илија Ненчев, Петар Пајтонџиев, Љубен Панчев, д-р Борис Светиев и Коста Црнушанов. Излегувал во тираж од 1.000 примероци.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 461-462; Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 154. С. Мл.

**ПЕМБЕ** – македонско народно оро со 2/4 ритам. Најчесто се играло во Велешко. Составот на играорците е мешан (мажи и жени), а држењето е за китките на рацете, кои се држат нешто понапред, свиткани до висина на рамената. Темпото кулминира од бавно на почетокот, до прилично брзо на крајот. Посебна карактеристика е играњето на петиците.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 53. Ѓ. М. Ѓ.


Петар Пемов

**ПЕМОВ, Петар Јанакиев** (Скопје, 26. IX 1935) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. Медицина завршил во Скопје (1961), се вработил на Нервната клиника (1964–2000) и положил специјалистички испит (1968). Докторирал во Белград (1981) од областа на патологијата на ликворот. Вовел современи биохемиски методи за ликворни анализи и бил долгогодишен раководител на Одделот за васкуларна патологија на мозокот. Бил претседател на невролозите на Југославија (1989–1991). Автор е на повеќе од 100 научни и стручни труда и на неколку монографии.

БИБЛ.: *Церебровaскуларни болести,* Скопје, 2004; *Патофизиологија, дијагностика и терапија на церебровaскуларните болести,* Скопје, 1989. Ил. Ц.


Реката Пена

**ПЕНА** – лева притока на р. Вардар. Извира под врвот Цини Бег на Шар Планина, на височина од 2.400 m, а во Вардар се влива кај селото Сараќино на височина од 415 m. Долга е 37 km, има вкупен пад од 1.985 m и просечен пад од 54 ‰. Од изворот до дното од Полошката Котлина има изразито планински, а од градот Тетово до сливот рамничарски карактер. Поради големиот пад и поради слабата отпорност на процесот на ерозија на карпестите маси таа има пороен карактер. Со смалувањe на падот во Полошката Котлина во пролет и во есен предизвикува поплави. Во 1926 г. на неа е изградена првата поголема проточна хидроелектрична централа во Македонија „Пена“. Др. В.


Бранко Пендовски

**ПЕНДОВСКИ, Бранко** (Кочани, 27. V 1927) – новинар, раскажувач, романсиер, драмски писател. Долги години работи како главен уредник и директор во издавачките куќи „Култура“ и „Кочо Рацин“. Член е на ДПМ од 1953 г. Член е и на македонскиот ПЕН центар. Дебитира со збирката раскази „Игра“ (1956). Во 1973 г. излегува од печат книгата „Драми“, која ги содржи неговите драмски текстови: „Студенти“, „Под пирамидата“, „Потоп“, „Пречек“. Инаку, П. своите погледи за литературата ги формира во текот на конфронтациските полемики во кои тој со силно уверување на млад „модернист“ се застапува за новото и антидоктринарното како услов за натамошната естетска еволуција на македонската книжевност.

ДЕЛА: *Игра* (раскази, 1956), *Наш град* (раскази, 1963), *Скали* (роман, 1965), *Смртта на орденот* (раскази, 1963), *Жед и глад* (радиодрама, 1969), *Драми* (*Студенти*, *Под пирамидата*, *Потоп*, *Пречек*, 1973), *Драми* (*Патување, Наследници, Љубовници*, 1980), *Избрани дела* (1987).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990). В. М.-Ч.

**ПЕНЕСТИ** (Penestae) – палеобалканска популација што ги населувала териториите на Северозападна Македонија. Првпат се спомнуваат во времето на Третата македонско-римска војна (171–168 пр.н.е.), кога на нивната територија се одвивале судири меѓу македонската и римската војска. Се спомнуваат 11 нивни населби. Најголем град бил Ускана што се наоѓал близу до Кичево.

ИЗВ.: Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906. К. М.-Р.

**ПЕНЗИСКО ОСИГУРУВАЊЕ** – востановен систем на осигурување што треба да ја замени загубата на приходот како последица на пензионирање и старост. Пензиското осигурување е значаен сегмент на социјалното осигурување и на остварувањето на социјалната сигурност на граѓаните на РМ. Со закон за пензиското и инвалидското осигурување се уредува задолжителното пензиско и инвалидско осигурување на работниците во работен однос и на физичките лица што вршат дејност, основите на капитално финансирано пензиско осигурување, како и посебните услови под кои одделни категории на осигуреници ги остваруваат правата од пензиското и инвалидското осигурување. Системот на пензиското и инвалидското осигурување се состои од: задолжително пензиско и инвалидско осигурување врз ос-

нова на генерациска солидарност; задолжително капитално финансирано пензиско осигурување и доброволно капитално финансирано пензиско осигурување. Со задолжителното пензиско и инвалидско осигурување по основа на работа, а врз начелото на социјална праведност и генерациска солидарност, се остваруваат права во случај на старост, намалување или губење на работната способност, смрт и телесно оштетување. Правата од пензиското и инвалидското осигурување се стекнуваат и остваруваат во зависност од начинот, должината и обемот на вложувањето на средства за пензиско и инвалидско осигурување под услови утврдени со закон. Права од пензиско и инвалидско осигурување се: 1) право на старосна пензија; 2) право на инвалидска пензија; 3) право на прераспоредување на друго соодветно работно место, право на соодветно вработување, право на преквалификација или доквалификација и права на соодветни парични надоместоци; 4) право на семејна пензија; 5) право на паричен надоместок за телесно оштетување; и 6) право на најнизок износ на пензија. Средствата за пензиското и инвалидското осигурување и правата од пензиското и инвалидското осигурување се обезбедуваат, односно се остваруваат во Фондот за пензиското и инвалидското осигурување на Македонија. Во рамките на пензиското и инвалидското осигурување својата социјална сигурност во 2005 г. ја остварувале околу 285.000 корисници или 13,7% од вкупното население во РМ.

ЛИТ.: Министерство за труд и социјална политика на Р. Македонија, *Закон за пензиското и инвалидското осигурување*, „Сл. весник на РМ“, 80/1993, 24/2000, 50/2004 и 4/2005; Б. Батиќ, Л. Ивановска, Н. Ружин, Д. Донев, П. Лазаревски, Љ. Чонева, Л. Даневска и др., *Толковник на поими од социјалната заштита*. European Commission PHARE Consensus Programme, 2000; *Фонд на пензиското и инвалидското осигурување на Македонија. Извештај за работата на Фондот на пензиското и инвалидското осигурување на Македонија за 2005 година*. Скопје, 2005. Д. Д.

**ПЕНОВ, Ристо** (Велес, 28. IX 1957) – стопанственик, политичар и општественик. Ја завршил Гимназијата „Раде Јовчевски-Корчагин“ (1975), дипломирал на Економскиот факултет (1979) и магистрирал на тема „Кадровскиот потенцијал на Македонија – човечките ресурси како производен фактор“ на Правниот факултет во Скопје (1990). Работел во градската управа на Скопје (1980–1986), во стручните служби на ЦК на СКМ (1986–1990) и како раководител на претпријатието „Ангрокожа“


Ристо Пенов

(1990–1993). Во политичкиот ангажман бил секретар на Демократската партија до нејзиното фузионирање со Либералната партија (1993 –19. IV 1997), потпретседател (19. IV 1997 – пролетта 1999) и претседател на Либерално-демократската партија (пролетта 1999 – 11. II 2007). Како избран градоначалник на град Скопје во два мандата (1996–2006) ја збогатил инфраструктурата на градот, рекреативните зони и паркиралиштата. С. Мл.


Натка Пенушлиска-Митровска

**ПЕНУШЛИСКА-МИТРОВСКА, Натка** (Скопје, 24. IV 1934) – балерина. Балетското образование го добива во Средното балетско училиште во Скопје, во класата на Г. Македонски и Н. Кирсанова, а потоа кај познатите педагози Љ. Јегорова и О. Преображенскаја во Париз (1953-1954). Модерен балет учи кај Х. Крајцберг во Цирих и А. Роје во Каштел Камбеловец. Член на Балетот при МНТ во Скопје (1949-1972). Исклучително надарена, П. ја започнува балетската кариера на 14-годишна возраст, играјќи ја главната улога на Марија во „Бахчисарајска фонтана“ (Б. Асафјев), првиот целовечерен балет поставен на сцената на МНТ. Ги игра сите главни улоги од програмата на балетскиот ансамбл. Примабалерина со извонредно чиста и прецизна класична техника, виртуозност и експресивна емотивност при креирањето на улогите. П. е синоним за балетската уметност во Македонија. На Југословенското балетско биенале во Љубљана (1960) е прогласена за најдобра класична балерина. Управува со Балетот при МНТ (1967-1968).

УЛОГИ: Марија (Б. Асафјев, „Бахчисарајска фонтана“), Сванилда (Л. Делиб, „Копелија“), Аурора (П. И. Чајковски, „Заспаната убавица“), Ела (Ф. Лотка, „Ѓавол на село“), Одилија (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), Жизел (А. Адам, „Жизел“), Јулија (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“) и многу др. Ем. Џ.


Кирил Пенушлиски

**ПЕНУШЛИСКИ, Кирил** (Солун, 15. XI 1912 – Скопје 23. V 2004) – универзитетски професор, ректор, фолклорист. Гимназија завршил во Скопје (1931), а дипломирал на Филозофскиот факултет, група Југословенска книжевност (1938). Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје со темата „Стефан Верковиќ – собирач на македонски народни умотворби“ (1956). Во времето на окупацијата активно бил вклучен во НОБ (бил претседател на илегалниот НОО одбор на Скопје), а по војната работел на повеќе важни функции – во Министерството за трговија, како генерален секретар на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, професор на Филозофскиот (подоцна Филолошки факултет), ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, член на Советот на Републиката, почесен член на ДПМ и др. Објавил шеесетина книги, во кои се обработени најважните прашања од македонскиот фолклор. Негова е заслугата што денес ги имаме објавени собраните дела на М. Цепенков и С. Верковиќ.

БИБЛ.: *Пословици*, Скопје, 1954 (со Х. Поленаковиќ); *Марко К. Цепенков, Македонски народни приказни*, I–III, Скопје, 1958/59; *Стефан И. Верковиќ, Македонски народни песни*, Скопје, 1961; *Народна поезија*, Скопје, 1964, *Народни приказни*, Скопје, 1964; *Црвен се бајрак развева*, Скопје, 1965; *Македонско народно творештво* (жанровски антологии во десет книги), Скопје, 1968–1973; *Марко К. Цепенков, Малешевски фолклор*, Скопје, 1980; *Македонски еротски приказни*, Скопје, 1981; *Македонски фолклор*, Скопје, 1981; *Гоце Делчев во фолклорот*, Скопје, 1983; *Марко Крале – легенда и стварност*, Скопје, 1983; *Македонски народни балади*, Скопје, 1983; *Стефан И. Верковиќ, Македонски народни умотворби*, 1–5, Скопје, 1985; *Болен Дојчин*, Скопје, 1986;

*Богови и попови*, Скопје, 1987; *Одбрани фолклористички трудови*, I–IV, Скопје, 1988; *Марко К. Цепенков, Македонски народни приказни во пет книги*, Скопје, 1999; *Народната култура на Егејска Македонија*, Скопје, 1992; *Фолклорни поетски мотиви*, Скопје, 1992; *Зборникот на Панајот Гиноски од Галичник*, Скопје, 1995; *Митот и фолклорот*, Скопје, 1996; *Приказни за лисицата*, Скопје, 1997; *Македонски фолклор – Историски преглед*, Скопје, 1999; *Избрани дела 1–10*, Скопје, 2005. М. Кит.

**ПЕНЧЕВ, Петко** (Варна, 1. XI 1882 – Софија, 10. V 1947) – публицист, учесник во македонското револуционерно движење; Бугарин. Завршил правни науки во Брисел. Учествувал во Илинденското востание. Бил член на Серскиот револуционерен комитет и секретар на четата на Ј. Сандански. Учествувал на Рилскиот (1905) и на Кустендилскиот конгрес (1908), кога бил избран за член на ЦК на ВМОРО. Еден е од основачите на в. „Илинден“ (1907 –1908), редактор и соработник на повеќе весници и списанија.

ЛИТ.: *Алманах на българските национални движения след 1878*, София, 2005; Борис Й. Николов, *Вътрешна македоно-одринска революционна организация. Войводи и ръководители (1893–1934)*. „Биографично-библиографски справочник“, София, 2001. З. Тод.



Ѓердан од некрополата Пепелиште, Неготинско

**ПЕПЕЛИШТЕ** (Неготино) – средновековна некропола сместена на локацијата Трнче-Стреа, на 2,5 km североисточно од Неготино. Во 1989 и 1990, Б. Бабиќ ископал 76 гробови, на кои им се приклучени уште 9, откриени случајно. Гробните конструкции се цисти од камени плочи и слободни закопувања во јами оградени со речни камења, ретко и со дрвени штици. Покојниците се инхумирани според христијанските канони. Ископани се прстени, белегзии, наушници, ѓердани, приврзоци, амулет-свиток и стаклени аплики од украс за глава. Накитот е дело на локални мајстори, но се среќаваат и примероци од византиски работилници од крајот на X до почетокот на XIII со нагласок на XI и XII в. Во два гроба, покрај главата на покојниците се најдени керамички садови од XII в. Меѓу гробовите се забележани и јами со огништа, искршена грнчарија и коски од животни и птици од погребните ритуални гозби. Северно од некрополата се остатоците од населбата.

ЛИТ.: Е. Манева, *Средновековна некропола Пепелиште*, Скопје, 2000. Ел. М.

**ПЕПЕЛНИЦИ – ТРИПСИ** (*Thysanoptera*) – многу ситни инсекти. Имаат тесни ресести крила, по што го добиле името (*thysanos* гр. = прамен, перче). Телото им е долго околу 1 mm. Имаат устен апарат за цицање, се хранат со растителни сокови од цветови, листови и корења, и им нанесуваат значителни штети на растенијата. Редот опфаќа околу 5.000 видови, но во Македонија се регистрирани само 4 таксони. Најпознат меѓу нив е штетникот на тутунот *Thrips tabaci* Lindenman, кој ја предизвикува болеста позната како „бели жили“; ги напаѓа и компирот, доматот, зелката и другите градинарски култури. На житото паразитира житниот штетник *Thrips cerealium* Holiday.



Пепелник - трипс

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПЕЉУГОВСКИ, Петар** (псевд. Црвениот) (Прилеп, 1924 – Скопје, 19. IX 1999) – кожарски работник, припадник на работничкото и комунистичкото движење. Член на КПЈ од 1941 г., а во 1942 бил секретар на МК на КПЈ во Прилеп. Учесник во НОБ (од 1941), борец на Партизанскиот одред „Ѓорче Петров“. Бил член на III обласен комитет, а во 1943 г. заменик комесар на III Оперативна зона на Македонија, политички комесар на чета и на XV Македонска НО бригада. Како воен раководител учествувал со XV македонски корпус на Сремскиот фронт. По Ослободувањето вршел одговорни функции во ЈНА: командант на воено подрачје, секретар за народна одбрана во Извршниот совет на РМ, началник на Територијалната одбрана, генерал-мајор на ЈНА.



Петар Пепељуговски

БИБЛ.: *Незаборавни години. Сеќавања*, Скопје, 1982.

ЛИТ.: *Извори за Ослободителната војна и Револуција во Македонија (1941–1945)*, I, 1 и 3, Скопје, 1968. О. Ив.

**ПЕПЕРУГА, АПОЛОНОВА** (*Parnassius apollo* L.) – дневна пеперуга. Крупна, со збиено тело; на задните крила има впечатливо обоени кружни петна. Живее на присојни места. Лета ниско и полека. Се храни со нектар, најчесто од цветовите на чичката. Се среќава често по високи планински ливади во Македонија. Оваа пеперуга е заштитен вид.



Аполонова пеперуга

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПЕРУГА, ГЛОГОВА** (*Aporia crataegi* L.) – дневна пеперуга. Има силни, бели и проѕирни крилја, со јасно нагласени жилки. Лета од мај до август, се храни со нектар. Живее претежно во овошни насади и градини, каде што полага јајца. Ларвите се познати штетници на плантажите. Распространета е во Европа. Во Македонија е многу чест вид.



Глогова пеперуга

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПЕРУГА, ЖОЛТА** (*Gonepteryx rhamni* L.) – дневна пеперуга. Името потекнува од жолтата (лимон) боја на крилјата кај мажјакот; женките се зелено-жолто обоени. Се храни со нектар. Се среќава на отворени терени, на ливади и полиња. Се појавува во една генерација од мај до септември. Широко распространет вид е


Жолта пеперуга

низ цела Европа. Во Македонија видот е многу чест во пролет и познат како мигрант.

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno izdanie. Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow 1970; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München 1990. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПЕРУГА, СВЕТКАВА** (*Apatura iris* L.) – дневна пеперуга. Има карактеристично светкави крилја, кои на сонце се прелеваат во разни нијанси на металнотемна сина боја. Се храни со растителни сокови од бука, топола и од врба. Се среќава по рабовите на шуми со врби и јасики. Се појавува со една генерација во јули и август. Распространета е во Северна Европа. Во Македонија е многу редок вид.


Светкава пеперуга

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat. Skopje, 1964; Lionel G. Higgins and Norman D. Riley, *A fild guide to the Butterflies of Britain and Europe*, London and Glasgow, 1970, 1-381; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990. В. Т. К. – М. Кр.

Пеперуги




**ПЕПЕРУГИ** (*Lepidoptera*) – инсекти со два пара приближно исти крилја, препокриени со ситни лушпички како прав, по што го добиле името (*lepis, lepidos* гр. = лушпа, *pteron* = крило). Усниот апарат кај возрасните пеперуги е претставен од спирално свиена долга цицалка. Главата е јасно оделена од трупот и е снабдена со антени (пипала). Развитокот е со потполна метаморфоза. Редот пеперуги опфаќа голем број видови. Во светот се познати над 100.000 видови, различни по боја, шара и големина. Населуваат исклучиво копнени средини. Тие се подредени во голем број фамилии дневни и ноќни пеперуги, меѓу кои има и такви што се познати како големи штетници. Во Македонија пеперугната фауна е претставена со 2.299 таксона, од кои 90 се ендемични. Ова е еден од најдобро проучените редови инсекти, во кој се разликуваат *дневни пеперуги* (*Hesperioidea* и *Papilionoidea*), *совици* (*Noctuidae*), *предачи* и *вештици – самрачници* (*Bombycoidea* и *Sphingiidae*), *земјомерки* (*Geometridae*) и *пеперутчиња* (*Microlepidoptera*).

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno izdanie. Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Franz Daniel, *Die Lepidopteren fauna Jugoslawisch Mazedoniens. II Bombices et Sphinges*, Posebno izdanie. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Josef Klimesch, *Die Lepidopteren fauna Mazedoniens. IV. Microlepidoptera*, Posebno izdanie. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1968; Rudolf Pinker, *Die Lepidopteren fauna Mazedoniena. III. Geometridae*, Posebno izdanie. Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1968; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Gonepteryx cleopatra (Linnaeus 1767), A new species of the butterfly fauna in Macedonia (Lepidoptera: Pieridae)*, Acta Entomologica Slovenica, Ljubljana, 1997, 5( 2) 113–116; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*. Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПЕРУГИ, ДНЕВНИ** (*Hesperioidea* и *Papilionoidea*) – инсекти со два пара, скоро, еднакво големи крилја. Живо се обоени; имаат тенки, стапчести и на крајот задебелени антени; тенко тело и вертикално склопени крилја кога мируваат. Активни се преку ден. Во Македонија се познати 201 вид дневни пеперуги, подредени во две натфамилии *Hesperioidea* и *Papilionoidea*, во кои има 8 фамилии: *дебелоглави пеперуги* (*Hesperiidae*) застапени со 25 видови; *ластовичарки* (*Papilionidae*), има 7 видови, од кои 5 таксони се ендемични; *бели пеперуги* (*Pieridae*) 24 видови, од кои 3 таксони се ендемични; *сини* и *бакарни пеперуги* (*Lycaenidae*), застапени со 56 видови, од кои 2 таксона се ендемични; *шарени пеперуги* (*Nymphalidae*), има 39 видови, од кои 2 таксона се ендемични; *пеперуги чурулкари* (*Lybitheidae*), застапени се со 1 вид; *пулејкасти пеперуги* (*Riodinidae*) се претставени со 1 вид и *окати пеперуги* (*Satyridae*) се застапени со 48 видови, од кои 9 таксони се ендемични.


Дневна пеперуга

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Paul Scheider – Predrag Jaksic, *Die Tagfalter von Jugoslawisch Mazedonien Durina (Rhopalocera und Hesperiidae)*, München, 1990; Vladimir Krpac Branislava Mihajlova, Gonepteryx cleopatra (Linnaeus 1767), A new species of the butterfly fauna in Macedonia (Lepidoptera: Pieridae), Acta Entomologica Slovenica, Ljubljana, 1997, 5(2): 113–116; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПЕРУТЧИЊА** (*Microlepidoptera*) – мали ноќни пеперуги. Групирани се според нивната големина, а не според сродноста. Во Македонија оваа група е застапена со 1074 видови, од кои 44 се ендемични. Најбројни фамилии пеперутчиња се: *Pyralidae* – 286 видови; *Tortricidae* – 195 видови; *Gelehiidae* – 129; *Tineidae* – 37 видови, но има и други со помал број видови.


Пеперутче

ЛИТ.: Josef Klimesch, *Die Lepidopteren fauna Mazedoniens. IV. Microlepidoptera*, Posebno izdanie. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1968; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕПИЌ, Авдија** (Скопје, 27. XI 1961) – економист, политичар. Генерален секретар (1991–1994) и претседател на бошњачката Странка на демократската акција на Македонија (1994–1996). Директор на Агенцијата за поддршка на претприемништвото (2006–2008) и пратеник во Собранието на РМ (од 2008). Р.

**ПЕРДИКА** (Perdikkas) (360? – 321 пр.н.е.) – македонски војсководец, со потекло од владетелско семејство од Орестида што било во сродство со аргеадската династија. Го придружувал Александар III Македонски уште од војната против Трибалите, па сè до смртта. Најпрвин бил заповедник во пешадиските единици, подоцна станал еден од седумтемина негови телохранители, а кога умрел Хефајстион (324 пр.н.е.) тој станал заповедник на првата коњичка хипархија. По смртта на Александар III станал намесник на неговите законски наследници Александар IV и Филип III Аридај. За да ја зајакне својата позиција, се

оженил со ќерката на Филип II, Клеопатра. Во времето на војната меѓу дијадосите се упатил против побунетиот Птолемај во Египет (321 пр.н.е.). При преоѓањето на Нил што било проследено со големи човечки загуби, се јавило незадоволство во војската, па бил убиен во својот шатор од негови соработници.

ИЗВ.: Arriani, *Anabasis,* Lipsiae, 1907; Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**ПЕРДИКА I** (Perdikkas) – прв македонски крал (ок. 707/6–659 пр.н.е.), основоположник на Македонското Кралство и на македонската кралска династија на Аргеадите. Податоците за него се од легендарен карактер. Според легендата запишана од Херодот, тој со двајцата браќа Гаван и Аероп, избегале од градот Аргос кај Илирите, а оттаму во градот Лебаја во Горна Македонија, каде што служеле на дворот на тамошниот крал. Кога Пердика побарал да биде платен, а неговиот господар наместо плата му ги понудил сончевите зраци што паѓале на подот, симболично зацрпил од зраците, ги ставил во пазувите и си заминал. Кога на кралот му била протолкувана симболиката на чинот, наредил да ги фатат и да ги погубат, но тие успеале да избегаат и да се населат близу до Градините на Мида во подножјето на планината Бермион, од каде што ги покориле и другите делови на Македонија. Пердика е претставен кај Херодот како потомок на Темен, син на Аристомах, Хераклеид, со потекло од Аргос. Бидејќи името Аргос во минатото го носеле дури седум градови и области, поради неодржливата хипотеза на некои истражувачи дека Македонците биле од дорско потекло, тој обично се поистоветувал со Аргос на реката Инах, тогашен главен град на Арголида, на Пелопонез. Сите дилеми за лоцирањето на градот Аргос, како место на потеклото на македонската кралска династија Аргеади, ги отклонуваат историските извори во кои е наведено дека тие биле од Аргос Орестидски, најстариот и главен град на Орестида, во Горна Македонија, близу до сегашниот град Касторија (Костур).

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; Thucydidis, *Historiae,* Oxonii, 1942; Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: E. N. Borza, *In the shadow of Olympus: the emergence of Macedon*, Priceton/N.J., 1990; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.


Монета на Пердика II, аверс/реверс

**ПЕРДИКА II** (Perdikkas) (? – 413 пр.н.е.) – македонски крал (454–413 пр.н.е.), син и наследник на Александар I Филхелен. Водел многу вешта и променлива политика во периодот на засилени непријателства помеѓу Атина и Спарта. За време на Пелопонеската војна (431–404 пр.н.е.), во зависност од моменталните услови, одржувал пријателски врски, стапувал во политички сојузи и ги раскинувал, постојано менувајќи ја страната, со цел да извлече што повеќе корист за својата земја. Го одбил нападот на атинскиот сојузник, тракискиот одриски владетел Ситалк (429 пр.н.е.), кој сакал на престолот да го донесе внукот на Пердика Аминта. Неговата војска 30 дена ги пустошела македонските територии, а потоа се повлекла по наговор на Ситалковиот внук и негов иден наследник Сеут, кого што Пердика успеал во меѓувреме да го придобие, а за возврат му ја дал за жена неговата сестра Стратоника. Во 424 г. пр.н.е. се здружил со спартанскиот водач Брасида против Атина и линкестидскиот владетел Арабај, но по пропаста на нападот врз Линкестида, склучил сојузништво со Атина (423 пр.н.е.). Ги признал Спарта и Аргос за сојузници (418 пр.н.е.) и повторно го прифатил сојузништвото на Атина (414 пр.н.е.).

ИЗВ.: Thucydidis, *Historiae,* Oxonii, 1942.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004; E. N. Borza, *In the shadow of Olympus: the emergence of Macedon*, Priceton/N.J., 1990. К. М.-Р.

**ПЕРДИКА III** (Perdikkas) – македонски крал (365–360/359) од династијата на Аргеадите, син на кралот Аминта III и Евридика. Успеал да воспостави добри односи со Теба. На почетокот ги одржувал и добрите односи со Атина, сè додека не се судриле нивните интереси околу македонското крајбрежје, кога му испратил помош на опсадениот од Атина Амфипол (362/1 пр.н.е.) и го зазел (359 пр.н.е.). За возврат Атина ги нападнала Метона и Пидна. Истовремено нападнале и Илирите предводени од Бардилис, нанесувајќи му катастрофален пораз во битката, каде што и загинал заедно со 4.000 македонски војници.

ИЗВ.: Diodori, *Bibliotheca historica,* Leipzig, 1896.

ЛИТ.: E. N. Borza, *In the shadow of Olympus: the emergence of Macedon,* Priceton/N.J., 1990; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.


Вилијам Џејмс Пердју

**ПЕРДЈУ, Вилијам Џејмс** (**PARDEW, James William)** (Мемфис, Тенеси, 26. III 1942) – американски дипломат. Претставник на секретарот за одбрана на САД во Дејтонските преговори (1996); заменик специјален советник на претседателот на САД и државен секретар за демократија на Балканот во времето на Косовската војна и непосредно по неа (1999–2001); специјален претставник на САД во својство на „олеснувач“ во процесот на склучување и имплементација на Рамковниот договор (13. VII 2001, Охрид) и негов потписник во својство на сведок; вонреден и ополномоштен амбасадор на САД во Р Бугарија (2002–2006).

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**„ПЕРЕ ТОШЕВ“, ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Џонстаун, Пенсилванија, САД, 1923) – една од помалите организации на македонски доселеници во која членувале петнаесетина семејства што живееле во Џонстаун и во поблиските градови до Питсбург. Сл. Н.-К.

**ПЕРИ МАСАЛАРИ** (Peri Masalları) – волшебни приказни од репертоарот на раскажувачите Турци од Македонија. Се одликуваат со карактеристики специфични за турската прозна традиција. Освен меѓународни мотиви, во нив се застапени и оригинални регионални или локални сижетни типови. Најкарактеристичен елемент од морфолошкиот модел на турската волшебна приказна од Македонија е присуството на натприродниот елемент како појава што е од суштинско значење за функционирањето на сижетното дејство, а се среќава кај ликовите, појавите и предметите. Соодносот меѓу митската метафоричност и фантастиката во волшебните приказни се одликува со тоа што фантастичното сè уште е во


Севим Пиличкова: *Структурата на турските волшебни приказни* (2001)

зависност од митската семантика. Затоа, чудните обележја се јавуваат како физички својства, атрибути на јунакот од приказната, кој се одликува со златна коса, солзи бисери, насмевки трендафили. Во светот на турската в. п. од Македонија се забележуваат траги од многу традиционални мотиви наследени од светот на архаичните митови и ритуали: *„Симнување на јунакот во долна земја“ (АТ–300, 301, 513, 531)* што укажува на корените од некогашниот мит со потекло од најдалечното минато на човекот; *„Необичното раѓање на јунакот“ (АТ–425)* од периодот на верувањето во анимизмот и тотемизмот; разните метаморфози на јунакот (АТ–450, 510, 707); *„Знаење на немуштиот јазик“ (АТ–670)*, мотивот *„Предодреденоста на судбината“ (АТ–930)*, мотивите“*Одење кај Сонцето“, „Барање помош од сончевата мајка“, „Женидба со Сонцето“ (АТ–460)* што потекнуваат од некогашните митови, како и мотивот*“Женидба на јунакот со мртовец“ (АТ–437)* што сведочи за верувањето во задгробен живот. Иако светот на турските волшебни народни приказни ги чува трагите од старите многубожества, обичаи и древни верувања, со одминувањето на времето промените од реалниот живот условуваат трансформации и во светот на приказните што најчесто зависи од историските настани, од религијата, локалните верувања, како и од влијанието од прозната традиција на другите народи. Освен посочените типови волшебни народни приказни и мотивите застапени во разните наративни моменти од сижетното дејство, во репертоарот на народните раскажувачи од Македонија се застапени и типови на приказни што настанале како резултат на разните процеси на контаминацијата, како во вертикална, така и во хоризонтална насока на движење на усната трансмисија. Таквите варијанти настанале при конкретни моменти во безбројните наративни ситуации во минатото: афинитет на индивидуалниот интерпретатор, барање на публиката, стил на раскажување, тип на раскажувачот, свесно позајмување наративни епизоди од една во друга приказна и нивно актуелизирање во туѓа наративна средина. Активното функционирање на контаминацијата во наративниот процес, резултирала со нови варијанти сижетни типови, но сепак, при новите комбинации се прифаќале само најуспешните обиди од новосоздадени наративни целини. Процесот на нивното создавање го условувала потребата за адаптирање на промените од современото секојдневје на раскажувачите и нивната публика.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Турски елементи (влијанија) во македонскиот фолклор*, Реферати на македонските слависти на VII меѓународен славистички конгрес, Варшава, 1971, „Литературен збор“, Скопје, 1973, 115–125; –, *Македонско-турски приказнични паралели (врз приказните на Марко Цепенков),* Зборник во чест на Блаже Конески, Скопје, 1984, 393–402; С. Пиличкова, *Мотивот за судбинската предодреденост во некои приказни кај Марко Цепенков и современи турски варијанти од Р. Македонија*, „Македонски фолклор“, XXVIII, 55, Скопје, 2000, 17–30; –, *Интересот на Кирил Пенушлиски за турските влијанија во приказните на Цепенков*, XXXV Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура (5–25. VIII 2004, Охрид); –, *Двојазичното раскажување како форма на континуитет помеѓу традиционалното и современото во наративната практика на иселениците од Р. Македонија во Р. Турција, Анталија, Турција*, 1991, 119–127; –, *Мотивот за судбинската предодреденост во некои приказни кај Марко Цепенков и современи турски варијанти од Р. Македонија*, „Македонски фолклор“, XXVIII, 55, Скопје, 2000, 17–30; –, *Структурата на турските волшебни приказни*, Скопје 2001. С. Пил.

**ПЕРИДОТИТИ** – ултрабазични магматски карпи, кои се појавуваат во серијата на карпите на океанската кора. Во основа тие се изградени од оливин и пироксени и акцесорни минерали, хромит, магнетит. Перидотитите настануваат во процесите на делумните топења на горната обвивка и во зависност од длабочината на која се случуваат делумните топења се разликуваат: спинелски, плагиокласни и гранатски перидотити. На подрачјето на РМ перидотитите се појавуваат во серијата на карпите на океанската кора во Вардарската зона. Најчести претставници се дунитите, харзбургитите и лерзолитите. Појавите на хромни руди на територијата на Македонија се поврзани со серијата на перидотитските карпи.

ЛИТ.: Блажо Боев, Ристо Стојанов, *Петрографија,* РГФ, Штип, 1994. Бл. Б.

**ПЕРИШАН** – метален накит, составен дел на женската празнична носија. Се носел заедно со големиот ѓердан. Најчесто бил украсен со крвчиња и други декоративни орнаменти. Ј. Р.-П.


Перишан, женска празнична носија кај Мијаците во Река

**ПЕРИШИЌ, Ино** (Дубровник, 22. VIII 1920 – Загреб, 1989) – диригент и композитор. Студирал музика во Загреб. Диригентската кариера ја започнал 1943 г. во Осиек. Работел како диригент во оперските театри во Загреб (1950 –1955 и 1965–1967), Марибор (1955 –1956), Риека (1967–1974) и Скопје. Во Операта на МНТ работи од 1956 до 1964 г. На сцената на МНТ поставил и диригирал околу 15 опери меѓу кои: *Аида*, *Тоска*, *Самсон* и *Далила*, *Дон Карлос*, *Отело*, *Травијата* и балети: *Лебедово езеро*, *Ромео и Јулија*, *Велеградски варијации* и др. Ф. М.


ИноПеришиќ

**ПЕРКИИ** или **КОСТРЕЖИ** (Percidae) – фамилија слатководни грабливи риби од редот коскени риби (Perciformes), од кои во Македонија се среќаваат три вида: кострреж (Perca fluviatilis), смуѓ (Sander lucioperka) и вретенарка (Zingel balcanicus).


Перкија (костреж)

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe,* London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region,* Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за одредување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија,* Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**ПЕРМАНЕНТНО ОБРАЗОВАНИЕ** – педагошка доктрина за доживотно учење, официјализирана во Македонија со Резолуција за перманентно образование, усвоена на Собранието на СРМ (9. X 1973). Резолуцијата инсистира перманентното образование да стане право и должност на сите граѓани, а во прв ред на вработените, односно со неговите цели и принципи да биде опфатен целокупниот воспитно-образовен систем. Според овој документ, образованието станува решавачки фактор на развојот доколку непрекинато и најтесно се поврзува со развојот на современата наука, култура и техника. Иако современа и сè уште актуелна, оваа педагошка доктрина не доживеа позначајна практична примена. К. Камб.


Сретен Перовиќ

**ПЕРОВИЌ, Сретен** (с. Горња Горица, Подгоричко, Црна Гора, 15. II 1932) – поет, критичар, театролог, драмски писател, преведувач, антологичар, енциклопедист. Завршил Филозофски факултет во Белград. Бил главен уредник на весникот „Сусрети", потоа директор на изд. дејност на НИО „Побједа" и директор на Лексикографскиот завод на Црна Гора. Претседател е на црногорскиот ПЕН центар и почесен член на ДПМ.

БИБЛ.: *Звуците и далечините*, Титоград, 1951; *Камено племе*, Титоград, 1955; *Маѓосан храм*, Титоград, 1962; *Химна на јужните ветрови*, Титоград, 1991; *Пат во далечните души*, Подгорица, (1997) и др. Препеал и објавил повеќе дела од макед. автори (Конески, Шопов, Г. Тодоровски, Башевски и др.), а на македонски се објавени книгите *Сребрени алки*, Ск., (1982) и *Македонија екумена, Ск.,* (2006). П. Гил.

**ПЕРСЕЈ** (Perseos) (213/12–166) – последен македонски крал (179–168 г. пр.н.е.) од династијата на Антигонидите, син и наследник на кралот Филип V. По смртта на Филип V и неговото доаѓање на престолот (179 г. пр.н.е.) го обновил договорот со Рим и продолжил со консолидација на Македонија. Го проширил влијанието на Македонија во Тракија, Дарданија и Илирија. Се оженил со Лао-


Монета на Персеј, аверс/реверс

дика, ќерка на сирискиот крал Селевк IV, а својата сестра ја омажил за Прусија II (182–149 пр.н.е.), крал на Битинија, и се здобил со многу пријатели во Хелада. Влијаел врз социјалните превирања во Тесалија и Ајтолија, ја покорил Долопија и го посетил Делфи со својата војска. Јакнењето на македонското влијание довело до заладување на односите со Рим, а не одело во прилог ниту на Пергам, па пергамскиот крал Еумен II Сотер се пожалил до Рим и тоа резултирало со Третата македонско-римска војна (171–168 пр.н.е.). По првичните успеси, Персеј бил поразен од римската војска под водство на Л. Аемилиј Паул, во битката кај Пидна (22 јуни 168 пр.н.е.), со што бил означен крајот на војната, но и на независноста на Македонија. Бил заробен во бегство на островот Самотрака и одведен во Рим. Починал две години подоцна во заробеништво.

ИЗВ.: Polybii, *Historiae*, Lipsiae, 1904; Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ* I, ИНИ, Скопје, 2000; Н. А. Машкин, *Историја на Стариот Рим*, Скопје, 1995; R. M. Errington, *A History of Macedonia*, Berkeley and Los Angeles, 1990. К. М.-Р.


Душан Перчинков

**ПЕРЧИНКОВ, Душан** (Скопје, 10. IV 1939) – сликар, графичар и ликовен педагог. Најзначаен претставник на геометриското сликарство и еден од најавтохтоните уметници, заслужен за оформување на редица сликари од помладата генерација. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1963). Бил редовен професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Ја претставувал РМ на Биеналето во Венеција (1978). Во сликите


Душан Перчинков, Мотив од предградието I (1970)

и графиките внимателно и на оригинален начин ја набљудува околината (пејзажот, урбаните средини), создавајќи во почетокот меки надреалистички претстави со едноставни знаци и облици (Море, 1963; Имагинарен предел, 1967). Кон крајот на шеесеттите години се ориентира кон апстрактни строго геометриски композиции со пастелен колорит, без очевиден пандан во ликовната уметност (Предел со траги од сонцето, 1967; Плима, 1968). Во следната етапа нежните бои ги заменува со интензивни и внесува знаковни асоцијативни елементи (Предел што трепери I, 1972; Залез, 1975). Едновремено издава графички мапи со софистицирани, сложени и концептуално обмислени содржини (Ништо, 1991; Збирови, 1992).

ЛИТ.: Зоран Петровски, *Заветот за зрачење на жолтото*; Бојан Иванов, *Рамо до рамо со историјата*; Соња Абаџиева, *Мондријан–Перчинков–Малевич,* во: *Душан Перчинков*, Скопје, 2003. С. Аб.-Д.


Даница Перчинкова

**ПЕРЧИНКОВА, Даница Ристова** (с. Ваташа, Кавадарци, 15. IV 1925 - Скопје, 21. III 2002) – математичар, ред. проф. (1971) на ПМФ. Припаѓа на првата генерација студенти од Групата математика на Филозофскиот факултет. Дипло-

мирала во 1950 и истата г. била избрана за асистент, а докторирала (1963) на ПМФ со темата „Прилог кон изучувањето на хомогените проблеми со сопствени вредности при обичните диференцијални равенки". Студиски престои: на ЕТФ во Белград и на Институтот „Анри Поанкаре" во Париз. Објавувала научни трудови до своето пензионирање (1975) главно од областа на диференцијалните равенки.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006,* монографија, Скопје, 2006. Н. Ц.


Радован Перчинковски

**ПЕРЧИНКОВСКИ, Радован Трајков** (с. Бинишево, Велешко, 25. IX 1922 – Скопје, 4. I 1996) – интернист-кардиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, основоположник, прв и долгогодишен директор на Клиниката за кардиологија, декан на Мед. ф. Бил претседател на Здружението на кардиолозите на СФРЈ. Особен интерес и придонес покажал за проучување на електрокардиографските промени при хипо и хипертрофичната исхемија на миокардот. Има големи заслуги во борбата против алкохолизмот и кардиоваскуларните заболувања, како и за рехабилитација на кардијалните болни. Автор е на бројни стручно-научни трудови и на поглавјето за електрокардиографија во учебникот „Основи интерне пропедевтике" од А. Игњатовски. Бр. Н.

**ПЕРЧУКЛИЕВСКИ, Раде** (Галичник, 7. XII 1931) – керамичар, унив. доцент. Дипломирал на Академијата за применета уметност во Загреб (1955). Специјализирал керамика и порцелан во Софија. Професор во Училиштето за применета уметност во Скопје и доцент на Факултетот за ликовни уметности. Излагал самостојно и групно во Скопје и во странство. Создава фигуративни и апстрактни дела инспирирани од традицијата. Ал. Цв.

**„ПЕСНА НАД ПЕСНИТЕ"** – балет во два чина (12 слики). М: Т. Прошев, С: композиторот според истоимената библиска приказна. Прво изведување: Скопје, 27. XI 1968. Др. О.

**ПЕСОЧАНСКА РЕКА** – десна притока на реката Сатеска. Извира од југоисточните падини на планината Стогово на височина од 2.040 m, а се влива на височина од 782 m. Вкупната должина на речниот тек изнесува 22 km, вкупниот пад изнесува 1.258 m, а просечниот пад 57,18 ‰. Вкупната должина на водоразделната линија изнесува 38 km, додека сливот зафаќа површина од 53,32 km². На водите од оваа река е изградена ХЕЦ „Песочани". Др. В.

**ПЕСОЧНИЦИ** (*Cicindelidae*) – тврдокрилни инсекти. Грабливи месојади, со издолжени нозе, живо обоени (преовладува зелената боја), добри летачи, се среќаваат на сончеви и песокливи места. Во Македонија се регистрирани 7 видови од родот *Cicindela*, а најпознат е *полскиот песочник* (*Cicindela campestris* L.) што се среќава на отворени песочни терени. Лови ситни инсекти и пајаци.


Песочник

ЛИТ.: Božidar Drovenik, Heinz Peks, *Catalogus Faunae Carabiden der Balkanlander (Coleoptera : Carabidae). Coleoptera Schwanfelder Coleopterologische Mittelungen*, Schwanfeld, 1994; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЕТАР ДЕЛЈАН** – водач на македонско востание. По финансиската реформа на Јован Орфанотроф, брат на императорот Михаил IV, избувнува востание во Македонија (1040/41). За водач е избран Петар Делјан и прогласен за цар, како син на македонскиот цар Гаврил Радомир и унгарската


Прогласувањето на Петар Делјан за цар, минијатура (XI в.)

принцеза, која бремена ја избркал за да се ожени со Ирина, робинка од Лариса. Востаниците ги заземаат Ниш и Скопје, а кон нив се приклучуваат и востаниците од Драчката област на чело со Тихомир. По убиството на Тихомир, Делјан застанува на чело на обединетите војски. Востанието се проширува на Драч, Епир и Елада. Во тоа време Делјан го прима Алусијана, како внук на Арон, и му доверува 40.000 војници за да го заземе гр. Солун. Неуспехот доведува до измена на текот на востанието и настанува раздор во востаничките редови. Алусијан успева да го врзе и да го ослепи Петар Делјан, а потоа да им го предаде на Византијците и да ја добие титулата магистер.

ИЗВ.: *Гръцки извори за българската история*, VI, София, 1965; *Византиски извори за историју народа Југославије,* III, Београд, 1966.

ЛИТ.: Г. Г. Литаврин, *Налоговая политика Византии в Болгарии в 1018-1185 гг.*, „Византийский Временник", X, 1956; Божидар Ферјанчиќ, *Византија и Јужни Словени*, Београд, 1966; Стјепан Антољак, *Петар Делјан или Долјан или Оделјан?*, во: Средновековна Македонија, I, Скопје, 1983; Бранко Панов, *Востанијата на македонскиот народ во XI век*, Средновековна Македонија, III, Скопје, 1983; Милан Бошковски, *Македонија во XI и XII век (надворешни упади на територијата на Македонија)*, Скопје, 1997; *Историја на македонскиот народ,* I, Скопје, 2000; Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија*, Скопје, 2000. Б. Р.-Ј.


Петар, митрополит на Преспанско-пелагониската епархија на МПЦ

**ПЕТАР, митрополит** (Јован Каревски) (с. Богомила, Велешко, 29. V 1946) – архијереј на Македонската православна црква. Завршил Богословија во Призрен (1966), а Богословски факултет во Белград (1970). Бил професор во Македонската православна богословија во Скопје (1970–1972 и 1977–1979) и предавач на Богословскиот факултет во Скопје. Подипломски студии завршил на Грегоријанскиот универзитет во Рим (1982). Од 1972 до 1976 г. бил секретар на Полошко-кумановската епархија, потоа парохиски свештеник во „Св. вмч. Димитриј" во Скопје. Се замонашил на 19. VI 1980 г. во манастирот „Св. вмч. Георгиј" – Криви Дол, Скопје. За митрополит на Преспанско-пелагониската епархија бил избран на 2. IV 1981 г., хиротонисан во храмот „Св. Димит-

риј“ во Скопје (14. VI 1981), а на 15 јуни интронизиран во „Св. Димитриј“ во Битола. Бил австралиско-новозеландски митрополит и администратор преспанско-пелагониски (ноември 1995–2004), а од 2004 г. преспанско-пелагониски митрополит и администратор австралиско-новозеландски.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; истиот, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.


Трајче Лазов Петкановски

**ПЕТКАНОВСКИ, Трајче Лазов (Андреев)** (Бистрица, Велешко, 7. X 1919 – Ораовдолско, Велешко, 6. VIII 1943) – учител и борец, организатор на оружeното востание во Азот (Велешко). Член на првата партиска ќелија (август 1941). Ја формирал првата партизанска база во Азот (1942). Од јуни до декември 1942 г. бил борец на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов“, а од јануари до август 1943 ја предводел партизанската група на теренот на Азот, каде што и загинал во судир со бугарската полиција и контрачетниците.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942*, Скопје, 1999. Ѓ. Малк.

**ПЕТКО ВОЈВОДА** (Петко Крстов Митаровски) (с. Кокино, Кумановско, XIX – почеток на XX в.) – ајдутски војвода. Неговото семејство потекнува од с. Малотино, Кумановско. Во младите години оформил ајдутска дружина за заштита од албанските арамиски дружини и османлиските зулумќари од Куманово и околните чифлици. Некои периоди дружината се собирала само за одделни ноќни акции и борби, а преку ден пак легално си ја продолжувале полската работа. Со сопругата Ристана од с. Пелинце имал пет деца. Кога започнала бугарската оружена пропаганда во Козјачијата, извесно време се илегализирал кај роднини во с. Малотино, а потоа, веќе во одминати години, се посветил на семејниот живот.

ИЗВ. Сеќавања на неговата ќерка Велика Стојковска, Скопје, 1968. С. Мл.


Душан Петков

**ПЕТКОВ, Душан** (Куманово, 20. III 1923 – Скопје, 21. III 2003) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1951). Целиот работен век го поминал на Архитектонскиот факултет во Скопје и од асистент до редовен професор го предавал предметот проектирање на индустриски и стопански згради. Се занимавал и со архитектонско проектирање. Изработил над 80 проекти за станбени, здравствени, општествени и индустриски објекти, повеќето од кои се и реализирани. Позначајни реализации: станбено-административниот објект „Автомакедонија“ во Скопје (со арх. К. Томовски); зградата на „Фото-центар“ во Скопје; фабриките за конзерви во Куманово, во Тетово и во Гевгелија; фабриката „Југохром“ во Јегуновце; Фабриката за кожа и кожна галантерија во Делчево; Фабриката за тули и керамика во Кичево; повеќе индивидуални и семејни станбени објекти во Скопје, во Куманово и во Свети Николе. Кр. Т.


Кирил Петков

**ПЕТКОВ, Кирил Михаилов** (Богданци, 21. III 1929) – доктор по ветеринарни науки, редовен проф. на Земјоделскиот и на Вет. ф. во Скопје, каде што е избран како прв декан (1994). Докторирал на Вет. ф. во Загреб (1965). Има објавено 105 научни и стручни трудови. Автор е на два учебника „Анатомија на домашните животни“ и „Физиологија на домашните животни“. М. Д. – Ј. Б.


Црквата во с. Горна Белица

**ПЕТКОВ, Тодор** (с. Гари 1814 – 1899) – протомајстор. Се занимавал со градежништво и со резбарство. Според негови проекти и под негово раководство се изградени многу куќи и „кули“ за охридските бегови и чорбаџии. Најзначајно остварување е Куќата на браќата Робевци (Анастас и Ангеле) во Охрид, денес Народен музеј. Ја изградил и црквата во с. Горна Белица, Охридско, а работел и на иконостасот во истата црква, кој го завршил неговиот син Јаким.

ЛИТ.: К. Томовски, *Македонските мајстори градители во деветнаесеттиот век*, Скопје, 2006. Кр. Т.


Елена Петкова -Иванова

**ПЕТКОВА-ИВАНОВА, Елена Василева** (Скопје, 31. V 1947) – спец. по стоматолошка протетика, редовен проф. на Ст. ф. Докторирала во 1989 г. Публикувала 90 статии. Коавтор на учебникот „Инструменти и апарати за заботехничка лабораторија“. Е. М.

**ПЕТКОВИЌ, Владимир Р.** (Велико Орашје, Србија, 30. IX 1874 – Белград, 13. XI 1956) – прв српски историчар на уметноста, акаде-

мик, претставник на иконографската школа. Студии завршил кај Карл Крумбахер во Минхен. Автор е на голем број книги и студии, од кои посебно ги издвојуваме монографијата за Матејче и студијата за Календарот во Старо Нагоричино. Во неговиот *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, објавува комплетен список на сите дотогаш познати споменици од средниот и од доцниот среден век, вклучувајќи ги и спомениците на територијата на РМ.

БИБЛ.: В. Петковић – П. Поповић, *Старо Нагоричино – Псача – Каленић*, Београд 1933; *Календар у старом живопису српском. Фреске Св. Ђорђа у Старом Нагоричину*, „Старинар" III/1, Београд, 1923; *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950. Цв. Гр.

**ПЕТКОВИЌ, Сретен** (Заечар, Србија, 4. I 1930) – унив. професор. Се занимава со проучување на живописот во првите векови на турската политичка управа. Во книгата *Зидно сликарство на подручју Пећке патријаршије 1557-1614* (1965) прв систематски ги обработил сликарските споменици од Северна Македонија, односно на територијата на Скопската митрополија, која во овој период се наоѓала во диецезата на Пеќската патријаршија по нејзиното обновување. Цв. Гр.

**ПЕТКОВИЧ, Андреја Димитров** (Башино Село, Велешко, 12. XII 1837 – Санкт Петербург, 30. XII 1897) – поет, преведувач и руски дипломат. Учел на Ришелевскиот лицеј во Одеса (1854–1860), оттаму заминал во Петроград, каде што по завршувањето на студиите (1863) станал професионален дипломат. Ги испеал стихотворбите „Глас од далека земља" и „Могила в гора" на македонски јазик. Прв македонски преведувач на басните од Иван Крилов.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Во екот на народното будење*, Ск., 1973; Александар Спасов, *Истражувања и коментари*, Ск., 1977; Александар Спасов, *Браќата Андреја и Константин Петкович*, Ск., 1996; Васил Тоциновски, *Тајни и трајни пораки*, Ск., 2003. В. Тоц.

**ПЕТКОВИЧ, Константин Димитров** (Башино Село, Велешко, 1824 – Одеса, ноември 1898) – поет, преведувач, научник и дипломат. Дипломирал словенска филологија на Петербуршкиот универзитет (1852), кај прочениот славист Измаил Иванович Срезневски. Автор е на една од првите стихотворби во новата македонска поезија и е потписник на првиот труд од славистиката напишан на македонски јазик и печатен во издание на Руската академија на


Константин Петкович

науките. Пишувал на руски и на македонски јазик. Зборувал англиски, француски, италијански, романски и повеќе словенски јазици. Бил дипломатски службеник во Видин, Дубровник, Палестина и Бејрут.

ДЕЛА: *Очерки Белграда*, Санкт Петербург, 1853; *Известия К. Д. Петковича о рукописах Зографскага Святогорскаго монастиря*, СП, 1853; *Хрисовуља Иоана Бранковича деспота серпског*, Београд, 1853; *Обзор Афонских древностей К. П. Димитриева Петковича*, СП, 1865; *Черногория и Черногорци*, СП, 1877; *Либан и Лабнци*, 1885, и други. Од неговата заоставнина врз материјали од збирка македонски народни пословици е објавен трудот *Опис и класификација на поговорките како автономен семиотичен и јазичен микросистем*, Ск., 1986 и *Руско-македонскиот речник од 1848 година*, Ск., 1990.

ЛИТ.: Александар Спасов, *Избор*, Ск., 1986; Мирољуб М. Стојановиќ, *Константин Д. Петкович и Црна Гора*, кн. 1, Ск., 1987; Харалампие Поленаковиќ, *Избрани дела*, Ск., кн. 4, 1989; Ванчо Тушевски, *Студии за браќата Константин и Андреја Петкович*, т. 1, Ск., 2000; Људмил Спасов, *Избрани поглавја од историјата на македонскиот писмен јазик*, прв дел, Ск., 2005. В. Тоц.


Татјана Петковска

**ПЕТКОВСКА (ГУЦУ), Татјана** (Делиблатска Пештера, Војводина, 6. IX 1933) – балерина, педагог, балетски критичар. Балетската едукација ја започнува во Средното балетско училиште во Нови Сад, а ја завршува во училиштето „Луј Давичо" во Белград. Дипломира на Филозофскиот факултет во Скопје (Група педагогија). Член е на Балетот при МНТ (1952-1957). Од 1957 г. работи како педагог во Балетското училиште, а потоа станува негов директор (1961-1973). Професор по сценски движења на Факултетот за драмски уметности (1973-1993).

*УЛОГИ:* Црвенкапа (П. И. Чајковски, „Заспаната убавица"), Кукла (Ф. Лотка, „Ѓавол на село") и др. Ем. Џ.

**ПЕТКОВСКА, Лидија** (Ресен, 13. VI 1943) – редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Студирала на Електротехничкиот факултет во Белград, каде што дипломирала во 1967 г. на насоката електроенергетика. По дипломирањето се вработила во фабриката „Алумина" во Скопје. Во 1970 г. е избрана за асистент на Електротехничкиот факултет во Скопје. Магистрирала во 1981, а во 1991 г. докторирала на Електротехничкиот факултет во Скопје. Во 1997 г. била избрана за редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. М. Чунд.


Сашка Петковска

**ПЕТКОВСКА, Сашка** (Битола, 7. IV 1951 – с. Градобил, Светиниколско, 30. VIII 1983) – интерпретаторка на популарна музика. Почнала да пее со група во Битола и набрзо настапила во Италија на познатиот фестивал во Сан Ремо, во неговиот дел за млади пејачи Кантаџиро (Cantagiro), на кој освои трето место. Настапувала со голем број познати солисти (К. Слабинац, Нови фосили, З. Чолиќ, Седуммина млади) и соработувала со познати автори на популарна музика (С. Димитров, К. Костов, Д. Масевски и др.). Учествувала на скопските фестивали. Снимила педесетина песни за продукцијата на МРТ, од кои дел беа хитови („Што ли да ти кажам"; „Песно моја"; „Може ќе те сретнам"; „Најмил мој" и др). Покрај солистичката кариера, беше член и на групата „Македонија". М. Кол.

**ПЕТКОВСКИ, Благое Михаилов** (Битола, 31. I 1909 – Скопје, 31. IX 1992) – полковник, спец. интернист. Мед. ф. завршил во Белград (1936). Учесник во НОБ. Специјализирал на ВМА (1951). Управник на ВБ во Скопје (1953–1971). Бил претседател на МЛД (1963–1966). Учествувал на повеќе стручни конгреси во земјата и во странство. Сл. М. П.


Борис Петковски

**ПЕТКОВСКИ, Борис** (Бајмок, 19. XI 1931 – Скопје, 30. I 2005) – историчар на уметноста, професор на Филозофскиот факултет во Скопје. Дипломирал историја на уметноста на Филозофскиот факултет во Скопје (1956), докторирал на Филозофскиот факултет во Белград (1975) на тема „Творештвото на Никола Мартиноски 1903–1973“. Има пресудно влијание во развојот на ликовната критика, науката и теоријата во Македонија и во афирмацијата на македонската ликовна уметност и култура во светот. Организирал изложби, предавања и курсеви (Биенале во Венеција, 1978; Париз, Рим, Неапол, Хале, Торино, Белград, Софија). Севкупното негово познавање на теоријата, историјата на уметноста и современата музеологија е вградено во формирањето и дејствувањето на Музејот на современата уметност во Скопје, каде што бил прв директор (1964–1976). Објавил 14 книги, студии, есеи и критики за македонската и светската уметност и култура.

БИБЛ.: *Откривања*, Скопје, 1977; *Современо македонско сликарство,* Скопје, 1981; *Никола Мартиноски*, Скопје, 1982; *За македонската уметност*, Скопје, 1989. З. Ал.-Б.


Дане Петковски

**ПЕТКОВСКИ, Дане** (Брусник, Битола, 25. XII 1922 – Белград, 2005) – првоборец, генерал-полковник на ЈНА. Бил учесник во НОАВМ (1941), член на КПЈ (1943), заменик политички комесар на баталјон и на бригада и политички комесар на дивизија. По Ослободувањето бил командант на дивизија и на воено подрачје, началник на Управа во ССНО и помошник на сојузниот секретар за народна одбрана. Завршил Виша партиска школа „Ѓуро Ѓаковиќ“, ВВА и Воена школа на ЈНА. Бил член на ЦК на СКЈ. В. Ст.


Љубе Петковски

**ПЕТКОВСКИ, Љубе** (Скопје, 4. XII 1924) – сниматели – доајен на филмската камера во Македонија. По војната се запишува на Високата филмска школа во Белград, а стручно се усовршува и во „Јадран филм“ – Загреб, во Франција и во Источна Германија. Работи во продуцентската куќа „Вардар филм“ (1947-1983), а потоа добива статус на слободен филмски работник. Учествувал во реализацијата на стотина документарни и 17 играни филма. Иг. Ст.


Тито Петковски

**ПЕТКОВСКИ, Тито** (с. Псача, Кривопаланечко, 23. I 1945) – правник и политичар. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје, по што работел во Општинскиот суд и во Републичкиот завод за урбанизам во Скопје. Бил политички деец во Општината Карпош во Скопје (претседател на Општинската конференција на младинската организација, член на ОК на СКМ и претседател на Општествено-политичкиот собор), делегат во Општествено-политичкиот собор на Собранието на град Скопје, секретар на Градскиот секретаријат за развој на политичкиот систем, за прописи и за организација на управата, потпретседател на Извршниот совет на Скопје, член на Претседателството и извршен секретар на ГК на СКМ, член на Комисијата на ЦК на СКМ за развој и за кадровска политика и секретар на ЦК на СКМ. Подоцна бил потпретседател на СДСМ, пратеник и потпретседател на Собранието на РМ во првиот повеќепартиски парламент (1990) и пратеник и претседател на Собранието на РМ (6. III 1996 – ноември 1998). Бил кандидат на СДСМ за претседател на РМ (1999). Тој е основач и претседател на НСДП и актуелен пратеник. С. Мл.

**ПЕТКОВСКИ**, **Трајан** – кустос-советник во Природонаучниот музеј на Македонија – Скопје. Работниот век го поминал во Природонаучниот музеј, како истражувач и проучувач на фауната на Ostracoda, Copepoda и Cladocera на Македонија и на Балканот. Опишал повеќе видови и подвидови од спомнатите раковидни организми. Објавил повеќе од 50 научни трудови од својата област, од кои се посебно значајни новите видови од фауната на Македонија. Го разработил проблемот на специјацијата кај раковидните организми, особено кај Candona neglecta со што станал познат и надвор од границите на државата. Автор е на концепцијата на постојаната изложба на без’рбетниците. Р. Гр.


Ордан Петлевски

**ПЕТЛЕВСКИ, Ордан** (Прилеп, 24. VIII 1930 – Загреб, 22. I 1997) – сликар, една од клучните фигури на современото хрватско и македонско сликарство од втората половина на XX в., со вредност и значење длабоко вградени и во македонската современа уметност. Дипломирал на Академијата за применета уметност (1955) во Загреб, каде што останал да живее и да работи сè до својата смрт. Бил член на Иницијативниот одбор за основање на Музејот на современата уметност во Скопје (1963). Имал ретроспективна изложба во Скопје (1971 и 1999) и во Загреб (1999). Творештвото на Ордан Петлевски се развива од стилизирана фигурација, преку надреалистички обоени де-



Ордан Петлевски: „Мртва природа“ (1956)



Петнаесетте тивериополски маченици (фреска, Струмица (XV в.)

ла, до енформел. Создал сопствен ликовен универзум исполнет со чудни биоморфни форми (Морбидни облици, 1959; Праоблици, 1961; Апел, 1963). Во некои дела на суптилен начин се препознаваат записи од традицијата на македонските приказни и мистеријата на пејзажот (Македонско село, 1957).

ЛИТ.: Борис Петковски, *Ордан Петлевски* (каталог), Скопје, 1971; *Petlevski 1930–1997*, Galerija Klovićevi dvori, Zagreb, 1999. Л. Н.

**ПЕТЉАКОВА, Мара** (с. Корнишор, Ениџевардарско, Егејскиот дел на Македонија, 1912 – Дупничко, 18. II 1944) – интернационален комунистички активист, херој на НР Бугарија. Како емигрантка во Москва (1934–1936) ја завршила Лениновата политичка школа. Се вратила во Бугарија и станала член на Окружниот комитет на БКП за Софија. Неколку пати била интернирана во логорите Свети Кирик и Гонда Вода (1941–1943). Избегала од логорот и заминала во партизани. Загинала во вооружена борба со бугарската војска и полиција како борец на Дупничкиот партизански одред.

ЛИТ.: *Герои на антифашистката борба, кн. I (1923–1944),* София, 1966; *Победа 1941–1944,* „Годишник на музея на революционното движение в България“, София, 1969; „Македонско знаме“, София, 25. X 1946. В. Јот.

**ПЕТНАЕСЕТ ТИВЕРИОПОЛСКИ МАЧЕНИЦИ, свети** (Никеја и Струмица, ? – Струмица, 11. XII 362) – проповедници на христијанството. Христијаните од Никеја биле убивани од византискиот император Јулијан Отпадник (361–363). Од избеганите дошле во Тивериопол двајца епископи, Теодор, којшто учествувал на Првиот вселенски собор во Никеја (325), и Тимотеј. Со нив биле и монасите Комасиј и Евсевиј. Во Струмица им се придружиле 11 Македонци: свештениците Петар, Јован, Сергиј, Теодор (II) и Никифор, со ѓаконите Василиј и Тома и монасите Јеротеј, Харитон и Даниил, и еден мирјанин – Сократ. Тие тука го проповедале христијанството.

ЛИТ.: Михајло Георгиевски, *Македонски светци*, Скопје, 1997; Александар Донски, *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006; *Житија на светиите*, Синодално издателство, София (1974), 1991; Добрила Миловска и Јован Таковски, *Македонска житијна литература IX–XVIII век*, Скопје, 1996. Рат. Гр.

**ПЕТНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА (КРУШЕВСКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (Крушево, 9. IX – втората половина на септември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 400 борци на Крушевскиот НОП територијален одред и околу 300 новопристигнати борци од Крушевско. Заедно со други единици на НОВ и ПОМ и приклучените делови на бугарскиот прилепски гарнизон кон НОД, водела тешки борби во Прилепско против германските борбени групи Gulman и Pabst и еден баталјон на Четвртата СС полициска дивизија (11-17. IX 1944). Наскоро била расформирана, а боречкиот состав бил прераспределен во Четириесет и првата, Четириесет и осмата и Четириесет и деветтата (македонска) дивизија на НОВЈ.

ЛИТ.: *Крушево*, Скопје, 1977; *Makedonija od ustanka do slobode 1941-1945,* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ПЕТНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА (ПОРЕЧКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Челопеци, Кичевско, 12. IX – 6. XII 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од Поречкиот НОПО и 220 четници што пристапиле во НОАВМ, именувана како *Поречка бригада.* Водела борби против германската борбена група Gulman и Pabst кај селата Марул, Алданци, Веселчани (11–16. IX), Мажучиште, Страгомишта, Ново Село и Губрина (8–9. X). Во с. Миокази (Кичевско) била дополнета со еден баталјон од Првата македонска НОУБ и борци од Осумнаесеттата македонска дополнителна бригада и била преименувана во



Формирањето на XV македонска (поречка) народноослободителна бригада (с. Челопеци, Кичевско, 12. IX 1944)

*Петнаесетта македонска народноослободителна бригада* во состав на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ (25. IX). Продолжила со борби кај селата Мислешево и Моровишта (Струшко) (29. X – 5. XI), со ноќен напад на Струга (30/31. X), борби кон Охрид (2. XI) и кај с. Подмолје (7 и 8. XI). По тешките борби кај Кичево и с. Зајас (Кичевско, 15–18. XI), учествувала во Ослободувањето на Гостивар (18. X) и наскоро била расформирана, а боречкиот состав влегол главно во составот на Седмата македонска НО бригада на Четириесет и втората (македонска) дивизија од Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ.

ИЗВ.: АВИИ, ф. Акције 48. македонске дивизије у Македонији, к. 1362, рег. бр. 38/2 и 38/2; к. 1364, рег. бр. 1-10/2; Петар Пепељуговски, *Незаборавни години. Сеќавања,* Прилеп 1982.

ЛИТ.: Дане Петковски–Владо Стрезовски, *Борбена дејства у Западној Македонији 1941–1944,* Ратна прошлост народа и народности Југославије, књ. 76, Београд, 1983, 248-249; Душан Ристоски, *Хронологија на настаните од НОВ 1941–1945 година во Кичево и Кичевско*, Второ дополнето издание, Кичево, 1984; Петар Пепељуговски, *Прилози за воената историја на македонскиот народ,* Скопје, 1988; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 127–128. С. Мл.

**ПЕТНАЕСЕТТИ (МАКЕДОНСКИ) КОРПУС** (првата половина на октомври 1944 – 11. IV 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ и НОВЈ. Бил формиран како Втор корпус на НОВ и ПОМ (до 10. XI 1944). Во формацискиот состав влегле 41-та и 49-та (македонска) дивизија. Веднаш по формирањето, учествувал во борбите против единиците на ГАЕ, кои се повлекувале од Грција по долината на Вардар, во Ослободувањето на Повардарјето, Пелагонија, Преспанско и Охридско, а потоа Кичево и Гостивар. Во декември 1944 г. корпусот бил реорганизиран и во неговиот состав влегле 42-та и 48-та (македонска) дивизија, по што бил именуван како ударен. Во јануари 1945 г. учествувал во борбите на Сремскиот фронт во составот на Првата армија на ЈА. Бројната состојба изнесувала околу 22.000 борци и офицери. По расформирањето, неговите дивизии биле ставени под команда на Првата армија на ЈА.

ЛИТ.: Boro Mitrovski, *Petnaesti (Makedonski) udarni korpus NOVJ*, Beograd, 1983. В. Ст.



Македонски петопрст

**ПЕТОПРСТ, МАКЕДОНСКИ** (Potentilla macedonica Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Rosaceae, познат само за околината на Македонски Брод (Барбарас), средниот тек на реката Треска и Сува Гора, опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.



Петопрст на Веленовски

**ПЕТОПРСТ НА ВЕЛЕНОВСКИ** (Potentilla Velenovskyi Hayek) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Rosaceae, познат само за околината на Прилеп (Трескавец, Плетвар), Скопје (с. Нова Брезница) и Кавадарци (с. Грбавец). Вл. М.



Петнаесетти (македонски) корпус - подготовка за Сремскиот фронт

**ПЕТОПРСТ, ПЛЕТВАРСКИ** (Potentilla pletvarensis Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Rosaceae, познат само за околината на Прилеп (Плетвар), опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.


Горјан Петревски

**ПЕТРЕВСКИ, Горјан** (Мренога, Демирхисарско, 14. VII 1951) – раскажувач, романсиер за деца и млади. Работел како новинар во МТВ, потоа бил уредник во Книгоиздателството „Детска радост", а сега е уредник на весникот „Наш свет". Еден од најпопуларните наши писатели за деца и млади.

БИБЛ.: *Гороцвеш*, раскази, Ск., 1973; *Сйоменка*, роман, Ск., 1982; *Тажниош свирач*, раскази, Ск., 1986; *Марша*, роман, Ск., 1989; *Снеговиише на Климентина Евин*, роман, Ск., 1991; *Далечна љубов*, роман, Ск., 1992; *Исши очи*, роман, Ск., 1993; *Таткоешта йрва љубов*, поетски записи, Ск., 1997; *Пролешни дождови*, раскази, Ск., 1998; *Вечниош вешар*, роман, Ск., 2000; *Рано дојде љубовша*, проза, Ск., 2002; *Сама*, роман, Ск., 2003. П. Гил.


Блага Петреска

**ПЕТРЕСКА, Блага** (Прилеп, 6. IV 1947) – интерпретаторка на македонски изворни и новокомпонирани песни. Завршила нижо музичко училиште во Прилеп, средно музичко училиште и Виша педагошка академија во Скопје. Три години работела како наставник во нижото музичко училиште во Прилеп, а три и пол децении како член на хорот при Операта на Македонскиот народен театар во Скопје. Ја играла насловната улога во драмата „Коштана" заедно со Петре Прличко. Првите снимки како интерпретатор ги направила со оркестарот на Кочо Петровски. За РТБ, а подоцна за повеќе македонски издавачки куќи снимила голем број плочи, ЦД и други носачи на звук со разни оркестри и групи. М. Кит.


Весна Петреска

**ПЕТРЕСКА, Весна Атанасовска** (Скопје, 15. IX 1965) – етнолог, виш научен соработник (2005), истражувач на семејниот живот, обичаите, обредите и верувањата и раководител на Одделот за истражување на духовната култура, обичаите, обредите и верувањата во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје (1990). Дипломирала на Студиската група за географија – Насока етнологија на Институтот за географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје (1989). Магистрирала на Одделот за етнологија на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Пролећни обичаји код Мијака" (1994) и докторирала во Заводот за етнологија на Институтот за географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје на тема „Свадбата како обред на премин кај Македонците од брсјачката етнографска целина" (2000). Работи во Институтот (од 2. IV 1990).

БИБЛ.: *Пролешниише обичаи, обреди и верувања кај Мијацише,* Скопје, 1998; *Свадбаша како обред на йремин кај Македонцише од брсјачкаша ешнографска целина,* Скопје, 2002; *Сисшем на сродсшво кај Македонцише,* Скопје, 2005.

ЛИТ.: *50 години Инсшишуш за фолклор. Библиографија на изданијаша на Инсшишуиош за фолклор „Марко Цейенков" – Скойје и на магисшерскише и докшорскише дисершации на соработницише 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 102, 128 и 150; *Рефераш за избор на виш научен соработник во Инсшишуиош за фолклор „Марко Цейенков" – Скойје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, бр. 887, Скопје, 15. XII 2005, 4-9. С. Мл.

**ПЕТРЕСКА, Даринка** (Берово, 3. XI 1946) – редовен професор на Филозофскиот факултет во Скопје (на Институтот за историја). Се школувала во Берово и во Скопје. Завршила историја на Филозофскиот факултет во Скопје (1970), магистрирала (1976) и докторирала (1987). За редовен професор е избрана во 1998 г. Била раководи-


Даринка Петреска

тел на Институтот за историја (1999–2001), а сега е раководител на постдипломските студии на истиот институт (од 2001). Нејзиниот научноистражувачки интерес е историјата на македонскиот народ во XIX и XX в., роднокрајната историја, историјата на секојдневниот живот и методиката на наставата по историја. Има објавено повеќе книги и учебници, самостојно и како коавтор: „ВМРО (Обединета)", Скопје, 1985; „Малешевијата низ историјата", кн. 2 – „Малешевијата 1912–1945", Берово, 2003; „Хронологија на ВМРО 1918–1934", Скопје, 2004; „Историја" за V одделение, Скопје, 2001 (коавтор).

ИЗВ.: *Билшен на Универзишешош „Св. Кирил и Мешодиј"*, 850/10, Скопје, 30 април 2004. Д. Јов.


Наум Петрески

**ПЕТРЕСКИ, Наум** (Охрид, 7. XII 1966) – интерпретатор на народни и авторски песни. Почетоците на естрадата ги прави во 1990 г. Од тогаш настапувал на речиси сите фестивали во Македонија и на голем број во странство. Одржал концерти и во голем број земји во светот. Со неговиот карактеристичен, мек и кадифест глас испеал голем дел од македонските антологиски песни („Филизо, моме Филизо", „Ајде сонце зајде", „Зајди, зајди јасно сонце" и др.), како и дел од најубавите авторски песни („Жал за Деспина", „Лазарополе", „Лична Јовано" и др.). М. Кол.

**ПЕТРИЛО** (XI в.) – дукљански благородник и војсководец, учесник во востанието на Ѓорѓи Војтех (1072). Го придружувал Кон-

стантин Бодин до Призрен, како и при освојувањето на Скопје. Како „првиот кај Бодин“, предводел половина од 300-те војници со кои ги освоил Охрид и Девол. По поразот под Костур се вратил во Дукља.

ЛИТ.: С. Лишев, *Към въпроса за неуспеха на въстанието в Македония през 1072*, „Исторически преглед“, 1, 1956. Б. Петр.



Петрич

**ПЕТРИЧ** – град во Пиринскиот дел на Македонија, Република Бугарија, со 29.700 ж. (2002). Се наоѓа во јужниот дел на Петричката Котлина и северното подножје на планината Беласица, на надморска висина од околу 200 m. Низ градот тече реката Луда Мара. Климата е променето средоземноморска, со средна годишна температура од 13,6°C. Се претпоставува дека името на градот потекнува од грчкиот збор *петра* што означува *камен*. Првпат се спомнува во 1379 г. Во 1857 г. во П. е изградена црквата „Успение Богородично“, а во 1868 г. црквата „Св. Никола“, денеска споменик на културата. Населението брзо се наголемило во текот на XX в. Додека во 1920 г. имало 7.169 ж., во 1965 г. тој број се наголемува на 20.639 ж., за да достигне бројка од 29.700 ж. во 2002 г. Во П. живеат главно Македонци, а во помал број и Бугари. Во периодот од 1913 до 1925 г. во градот се доселуваат голем број Македонци од Егејскиот дел на Македонија. Водечка гранка во стопанството е индустријата, и тоа електронската и текстилната, а во околината на градот е развиено раноградинарското производство. Има гимназија и три технички училишта, потоа четири основни училишта и шест градинки.

ЛИТ.: *Енциклопедия Пирински край*, Том II, Благоевград, 1999. Ал. Ст.

**ПЕТРИЧКИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „АНДОН ПОПОВ“** – оружена партизанска единица во Пиринскиот дел на Македонија (Беласица, мај 1944). Била формирана од партизани од Петрич, со командант Мирчо Разбојников, а политички комесар Никола Паскалев. Одредот изведувал заеднички акции со партизаните од Серската и од Демирхисарската околија. Одредот влегол во гр. Петрич и ја воспоставил новата власт (8. X 1944).



Пречек на партизаните во Петрич (9. IX 1944)

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944*, София, 1966; *История на благоевградската окръжна организация на БКП*, София, 1979. В. Јот.



Дичо Петров

**ПЕТРОВ, Дичо** (с. Проглед, Смоленско, Бугарија, 11. XI 1919 – с. Батулија, Софиско, 23. V 1944) – антифашист, прв командант на партизанскиот баталјон „Христо Ботев“. Како потпоручник на бугарскиот пограничен гарнизон во с. Конско, Гевгелиско, заедно со своите војници преминал во редовите на Македонската народноослободителна војска (XII 1943). Учествувал во борбите во Македонија и во Југоисточна Србија. Загинал како командант на II востаничка оперативна зона.

ЛИТ.: *Герои на антифашистката борба*, кн. I (1923–1944), София, 1966. В. Јот.

**ПЕТРОВ, Ѓорче** (Варош, Прилеп, 2. IV 1865 – Софија, 28. VII 1921) – професор, публицист, историчар, идеолог на МРО. Се школувал во Прилеп, Битола, Солун и во Пловдив. Бил учител во Штип (1886-1887). Основал повеќе револуционерни групи и кружоци на МРО (Штип, Битола, Прилеп, Охрид, Крушево, Кичево, Ресен, Леринско и Костурско). Како учител во Скопје (1888–1891) соработувал со митрополитот Теодосиј Гологанов и ја поддржувал неговата идеја за возобновување на Охридската архиепископија. Бил професор во Битола (1891–1895) и во Егзархиската гимназија во Солун (1895–1897). Член на ЦК на МРО. Учествувал на Солунскиот конгрес (1896) и бил еден од составувачите на Уставот и на Правилникот на ТМОРО. Ја објавил книгата „Материјали по изучувањето на Македонија“ (Софија, 1896). Бил задграничен претставник на ТМОРО (заедно со Гоце Делчев) во Софија (1897–1901). Учествувал во редактирањето на револуционерниот хектографиран весник „На оружје“ (Битола). Во Илинденското востание (1903) предводел чета во Прилепско и во Мариовско. По востанието останал во Македонија и работел на обновувањето на организационата мрежа; учествувал на Прилепскиот (1904), Струмичкиот (1905) и Рилскиот општ конгрес (1905). На Рилскиот конгрес бил повторно избран за задграничен претставник на Организацијата во Софија. Го редактирал сп. „Културно единство“ (Солун, 1908–1909).



Ѓорче Петров

Во времето на Балканските (1912 –1913) и на Првата светска војна (1914–1918) бил на служба во Серез, Битола и Драма. Член на Привременото претставништво на бившата ВМРО (1919), противник на врховизмот и на делбите на Македонија на Версајската конференција. Убиен по наредба на Тодор Александров.

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Тодоровски, *Ѓорче Пешров*, Скопје, 1981; Г. Петров, *Сūомени – Кореспонденција*. Вовед, коментар и редакција на Љ. Лапе, Скопје, 1984; А. Трајановски, *Идеологот на ВМРО – Ѓорче Петров (1865–1921) – По повод 80-годишнината од неговата трагична смрт (1921–2001)*, „Гласник на ИНИ", 45/2, Скопје, 2001. Ал. Тр.


Ѓуро Петров

**ПЕТРОВ, Ѓуро** (с. Костурино, 1931 – Скопје, 2003) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, научник. Дипломирал на Технолошкиот факултет на Универзитетот во Загреб (1956). Постдипломски студии завршил на Државниот универзитет во Пенсилванија, САД. Докторирал на Универзитетот во Загреб (1974). Имал повеќе студиски престои во Европа и во САД. Бил наставник во средно хемиско училиште и инженер, а во „ОХИС" – Скопје работел од инженер до директор на Институтот. Бил избран за асистент по хемија на Медицинскиот факултет во Скопје (1958). На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1973 г., а како редовен професор од 1982 г. Бил декан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и професор на Технолошкиот факултет во Лесковац и на Техничкиот факултет во Битола (од 1986). Бил главен уредник на списанието „Хемиски влакна", претседател на Републичката комисија за меѓународна научна соработка. Подрачја: текстилна хемија, преработка на пластични маси и др. Автор е на учебници и помагала, научни трудови, иновации и истражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 609, од 27 XII 1993 г., стр. 23; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 111. Св. Х. Ј.


Иван Новев Петров

**ПЕТРОВ, Иван Новев** (с. Големо Илино, Демир Хисар, 3. VII 1922 г. – Скопје, 10. II 2004) – редовен професор (1961) на ПМФ, Институт за хемија (во пензија од 1987). Дипломирал (1951) на ПМФ во Белград, докторската дисертација ја работел во Љубљана, а ја одбранил (1960) на ПМФ во Скопје. Покрај во Љубљана, бил на усовршување и на King's College, New Castle и на Fisk University, Nashville, Tennessee во САД. Бил еден од првите двајца асистенти на Катедрата за хемија и првиот што започнал со настава од помодерните содржини на хемијата посветени на структурата на атомите и молекулите. Најголемата заслуга му е создавањето на Лабораторијата за инфрацрвена спектроскопија и почнувањето на систематското изучување на спектрите на разни неоргански и органски супстанции. Може да се нарече втемелувач на структурната хемија во Македонија. Основното наставно подрачје му е физичката хемија (покрај во Скопје, предавал и во Приштина). Основната научна преокупација му била молекулската спектроскопија (на неоргански и органски супстанци, особено оние за кои е карактеристично водородното сврзување). Од ова подрачје се и трудовите што систематски ги објавувал, заедно со своите соработници, во врвни светски списанија. Има објавено педесетина научни трудови (значителен број се публикувани во странство) и автор е на поголем број соопштенија на научни манифестации. Бил раководител на поголем број домашни, сојузни и меѓународни проекти. Бил продекан на ПМФ, декан на Хемискиот факултет (во два мандата) и шеф на Институтот за хемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 219; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 240-241. Б. Ш.

**ПЕТРОВ-КАРАЃУЛЕ, Благоја** (Битола, 16. I 1924 – Скопје, 26.VII 1963) – оперски певец, баритон. Во 1949 г. дебитирал на сцената


Благоја Петров-Караѓуле

на Операта на МНТ со улогата на Маркизот во операта *Травијата*. Во МНТ останал сè до трагичното загинување во Скопскиот земјотрес во 1963. Остварил повеќе од 15 улоги, меѓу кои позначајни се: Жорж Жермон *(Травијата)*, Папагено (*Волшебната флејта)*, Родриго-Поза *(Дон Карлос)*, Фигаро *(Севилскиот бербер)*, Ренато *(Бал под маски)*. Поседувал сонорен глас, изразита музикалност и сценски шарм. Познат е како одличен интерпретатор на македонски народни песни. Ф. М.

**ПЕТРОВ, Никола Миланов** (с. Колешино, Струмичко, 3. XII 1937) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа и педагогија на Филозофски факултет во Скопје (1959). На истиот факултет ја одбранил и докторската дисертација (1980). За асистент на Филозофскиот факултет е избран во 1966 г., а за редовен професор по предметите предучилишна педагогија и методика на предучилишното воспитание во 1991 г. Од 1996 е професор на Педагошкиот факултет во Скопје. Бил раководител на Институтот за педагогија на Филозофскиот факултет, декан на Педагошкиот факултет „Св. Климент Охридски", главен и одговорен уредник на списанијата „Просветно дело" и „Претшколско дете", претседател на Советот за грижи и воспитување на децата на Македонија. Се занимава со предучилишна педагогија. Автор/коавтор е на голем број трудови, посебно од областа на методиката на предучилишното воспитание.

БИБЛ.: *Детето во природа и околината*, 1986; *Креативноста и воспитувањето*, (коавтор), 1995; *Методика по развој и култура на говорот со практикум*, (коавтор), 1996 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет*: *1946–1996*, Скопје, 1976, 49. К. Камб.

**ПЕТРОВ, Славчо,** протојереј-ставрофор (Виница, 1912 – Скопје, 29. I 1990) – професор на Православниот богословски факултет. Бил свештеник во Крива Паланка, Неготино и во Скопје. Учесник на Првиот, Вториот и

Третиот црковно-народен собор за создавање на Македонската православна црква. Бил професор во Богословијата и на Православниот богословски факултет во Скопје.

ЛИТ.: Доне Илиевски, Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода, Скопје, 1987. Рат. Гр.


Стојмир Петров

**ПЕТРОВ, Стојмир Јорданов** (с. Лаки, Беровско, 4. III 1948) – фармаколог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Скопје (1973), а од 1974 г. работи на Институтот за фармакологија и токсикологија при Мед. ф. во Скопје, каде што е директор, а долгогодишен директор и на Претклиничките институти на Мед. ф. Коавтор е на два прирачника за лекари и монографија за антибиотици. Д. С.-Б.

**ПЕТРОВ-БУФСКИ, Наум Попов** (с. Буф, Леринско, 1878 – с. Драгош, Битолско, 21. XI 1905) – учесник во Илинденското востание, битолски војвода. Се школувал во Кустендил при деда си поп Коста Буфски. Влегол во МРО, учествувал во Илинденското востание во Леринско. По востанието се борел против андартските чети во Битолско.

ЛИТ.: Н. Миновски, *Селото Буф – Монографски приказ*, Битола, 2006. Ал. Тр.

**ПЕТРОВ–СЛАВЕЈОТ, Спиро** (Прилеп, ? – врвот на месноста Куклите над. с. Пирин, Мелничко, 4. IX 1903) – мелнички војвода. Учествувал во оружената акција (1895). Бил четник во четата на војводата Јане Сандански и учествувал во запленувањето на Мис Стоун. Во Илинденското востание бил мелнички војвода и предводел чета. Загинал во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: *Освободителното движение в Македония и Одринско – Спомени и материали*, II, София, 1983, с. XXXII. Ал. Тр.

**ПЕТРОВА, Елеонора Константинова** (Скопје, 12. VIII 1952) – историчар и археолог. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (Група за класична фило-


Елеонора Петрова

логија) во 1976 г. Магистрирала (1989) и докторирала (1994) на Филозофскиот факултет во Белград. Кустос за нумизматика и за епиграфија во Археолошкиот музеј во Музејот на Македонија (1977–1987) и директор на Музејот на Македонија во Скопје (1995–1999). Од 1999 до 2005 е професор во Институтот за национална историја (постдипломски и докторски студии), а од 2002 до 2005 г. визитинг-професор по античка историја на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Држела предавања во Американската школа за класични студии во Атина, на Техничкиот универзитет Орта Догу во Анкара и на Американскиот универзитет во Благоевград, Бугарија. Ги истражувала проблемите на античкото наследство на Балканскиот Полуостров, особено фокусирајќи се на Пајонците и на Бригите. Учествувала во голем број археолошки кампањи во Стоби, Дрезга – Куманово, Исар – Марвинци и др. Раководител на проектот за подводна археологија Врбник – Струга, Предримско Стоби и Стоби – римски форум. Од 2005 г. е вонреден ополномоштен амбасадор на РМ во Советот на Европа во Стразбур.

БИБЛ.: *Пајонските племиња и пајонското кралство во II и I милениум пр. н.е.*, МАА, 12 (1990–91), Скопје, 1991, 9–130; *Бригите на централниот Балкан во II и I милениум пр.н.е,* Скопје, 1996, 439; *Пајонија во II и I милениум пр.н.е.*, Скопје, 1999, 272. В. Л.


Рада Петрова-Малкиќ

**ПЕТРОВА-МАЛКИЌ, Рада** (Скопје, 16. VIII 1930) – костимограф. Дипломирала костимографија и


Рада Петрова-Малкиќ: цртежи на костими за претстава

сценографија на Академијата за применета уметност во Загреб (1954). Од 1957 г. до пензионирањето (1992) работи како костимограф во МНТ( за Драмата, Балетот и Операта). Соработува со сите театри низ Републиката, како и со театрите од Загреб, Сараево, Бања Лука, Приштина, Полска, Чехословачка. Костимографии: „Црнила"; „Ромео и Јулија"; „Дон Карлос"; „Кармен"; „Медиум"; „Набуко"; „Разделба"; „Александра"; „Ревизор"; „Вител"; „Болен Дојчин"; „Црна дупка". Нејзини се костимографиите за филмовите: „Мирно лето"; „Македонска крвава свадба"; „Планина на гневот" и др. Р. Ст.


Црквата „Св. Петар и Павле" во с. Галичник

**ПЕТРОВДЕН** – христијански православен празник во спомен на погубувањето на светите апостоли Петар и Павле (12. VII/29. VI). Тие се погубени во ист ден 61 г. и затоа на иконите и фреските се претставени заедно, св. Петар со клучеви од рајот, а св. Павле со меч како симбол на сопствената смрт. На овој ден во некои места на Македонија се noселе литии, а во Галичник се правеле познатите Галички свадби.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија,* Београд, 1961; Јеврем А. Илић, *О празницима православне цркве,* Београд, 1860. М. Кит.

**ПЕТРОВДЕНСКИ ПОСТИ** – едни од четирите повеќедневни пости во христијанската православна религија. Покрај еднодневните пости (среда и петок, Водокрст, Крстовден и Отсечение на главата на св. Јован Крстител), во годината има и четири повеќедневни пости, распределени според годишните времиња: Божикни, Велигденски, Петровденски и Богородични пости. Петровденските пости секогаш започнуваат од неделата по Духовден и траат до Петровден. Поради тоа што Духовден е подвижен празник и зависи од датумот на кој таа година ќе биде Велигден, и Петровденските пости траат различно. М. Кит.


Селото Петровец, Скопско

**ПЕТРОВЕЦ** – село во Скопско. Се наоѓа во источниот дел на Скопско Поле, на надморска висина од 225 m. Со Скопје е поврзано со редовна градска автобуска линија. Има 2.659 ж. од кои 2.312 ж. се Македонци, 99 Срби, 67 Албанци и 53 Роми. Населението се занимава со одгледување житни и индустриски култури. Тоа е седиште на општина што зафаќа површина од 20.193 ha, со 16 населени места, во кои живеат 8.256 ж. Постои осумгодишно училиште, здравствена и полициска станица и сточарска фарма. Ал. Ст.


Љубица Петровска

**ПЕТРОВСКА, Љубица** (Крива Паланка, 14. XI 1927) – редовен професор на Природно-математичкиот факултет во Скопје по предметот систематика и филогенија на нижите растенија. Докторирала во 1961 г. во Скопје, под менторство на познатиот алголог Иво Певалек од Загреб. Била на специјализација во Белград и Загреб и на четиримесечен студиски престој во Ботаничкиот институт во Виена, кај еминентниот алголог Lothar Geitler. Има објавено голем број трудови од обласга на алгологијата и е одличен познавач и монограф на групата модрозелени алги. Автор е на монографијата „Модрозелените алги (Cyanophyta) на Република Македонија“ (1997), во издание на МАНУ. Вл. М.


Славица Петровска-Галиќ

**ПЕТРОВСКА-ГАЛИЌ, Славица** (Ораховац, Србија, 17. IV 1959) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на МНТ. Во 1984 г. дипломирала соло-пеење на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. К. Трпков), а во 1999 г. магистрирала на истиот факултет (проф. М. Ефтимова). Специјализирала на Конзерваториумот во С.-Петербург. Во 1980 г. дебитирала со улогата на Барбарина во операта *Свадбата на Фигаро*. Во Операта на МНТ работи од 1980. Во сезоните 1986/87 и 1990/91 г. е ангажирана во Мариборската и Осиечката опера. Остварила повеќе од 15 улоги, од кои позначајни се: Виолета Валери *(Травијата),* Цилда *(Риголето),* Адина *(Љубовен напиток),* Лучија *(Лучија ди Ламермур),* Мизета *(Боеми),* Антонида *(Иван Сусанин)*. Гостувала во повеќе европски земји, во Русија и низ Југославија. Поседува изработена колоратурна техника, сигурни висини и сценичност. Соработува со Македонската филхармонија во изведбата на вокално-инструментални дела. Во периодот 2002–2005 г. е уметнички директор на Операта и Балетот на МНТ. Ф. М.

**ПЕТРОВСКА-ЈОВАНОВИЌ, Симка Ѓорѓиева** (Скопје, 7. XI 1948 г.) – редовен професор (1997) на ПМФ (Институт за хемија). Дипломирала (1972) на ПМФ во Скопје, магистрирала (1977) на Технолошкиот факултет, а докторирала (1984) на Хемискиот факултет во Скопје. Изведувала настава по неорганска и аналитичка хемија за студентите на РГФ во Штип, по Аналитичка хемија за студентите


Симка Петровска-Јовановиќ

по хемија и на интердисциплинарните студии за инженерство на животната средина. Одржува и постдипломска настава по Хроматографски методи за анализа, а од ова подрачје ѝ е и научната активност (претходно се занимавала со интерферометриски кинетички определувања на траги и со електрохемиски методи за анализа). Објавила над 40 научни труда, а на научни собири (предимно надвор од Македонија) презентирала повеќе од 80 соопштенија. Автор е на два универзитетски учебника и три учебни помагала. Учествувала, како раководител или учесник, во 11 проекти (еден меѓународен). Била раководител на Заводот за аналитичка хемија на Институтот за хемија при ПМФ.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 236; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 241-242. Б. Ш.


Катерина Петровска-Кузманова

**ПЕТРОВСКА-КУЗМАНОВА, Катерина** (Куманово, 1964) – филолог, виш научен соработник, истражувач на народната драма во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје (од 21. V 1998). Дипломирала на Филолошкиот факултет во Скопје (1986), каде што магистрирала на тема „Драмското творештво на Бранко Пендовски“ (1994) и докторирала на тема „Ритуалот и драмата“ (2000).

БИБЛ.: *Драмското творештво на Бранко Пендовски*, Скопје, 1995; *Ритуален театар,* Скопје, 2002; *Антропологијата на театарот,* Скопје, 2004 (приредила); *Интеркултурален театар,* Скопје, 2004 (приредила); Театарските елементи во фолклорот, Скопје, 2006.

ЛИТ.: *Реферат за избор во звањето виш научен соработник, за работното место истражувач на народната драма при Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје, бр. 893, Скопје, 15. III 2006, 103, 114–116, 127–128 и 133–134. С. Мл.


Милена Петровска

**ПЕТРОВСКА-МИЛЕВСКА, Милена Гигова** (Скопје, 22. IX 1953) – микробиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 2002). Дипломирала медицина во Скопје (1978), специјализирала микробиологија со паразитологија (1983), а докторирала на тема за идентификација на вируленцијата на уропатогените соеви на Escherichia coli и нивното клиничко значење (1990). Шеф на Катедрата по предметот (1996–2005) и директор на Институтот (од 2002). Се усовршувала во В. Британија, Германија, Холандија и во центри во Југославија. Вовела методи и техники за бактериолошка и серолошка дијагноза на урогенитални и респираторни инфекции и водела два национални проекта. Член е на повеќе меѓународни микробиолошки асоцијации. Автор на над 167 трудови и предавач (по покана) на други универзитети.

ИЗВ.:*Билтен УКИМ*, бр. 795.

БИБЛ.: *Уропатогена Escherichia coli*, Скопје, 1993; *Факти од микробиологијата*, Скопје, 2000; *Микробиологија*, во: *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Кочани, 2000; *Практикум по медицинска микробиологија и паразитологија*, Скопје, 2001. К. К.-П.


Атанас (Ацо) Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Атанас (Ацо)** (Тетово, 12. V 1923 – Скопје, 28. VII 2001) – филмски режисер и продуцент. Од 1945 г. вршел одговорни функции во конституирањето на македонската кинематографија. Режирал околу 20 документарни филмови, меѓу кои и: „Велигденски адети“ (1953), „Галичка свадба“ (1955), „Стара чаршија“ (1955), „Дервиши“ (1955) и „Тенда“ (1955). Тој е еден од организаторите на првата македонска независна филмска продукција ФРЗ (1968). Именуван е (1976) за прв директор на Кинотеката на Македонија, каде што останува до пензионирањето (1985). Ил. П.


Борче Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Борче Живков** (Радовиш, 6. XII 1952) – спец. интернист-кардиолог, редовен проф. на Мед. ф. (од 1999). Мед. ф. завршил во Скопје. Магистрирал во 1985, а докторирал во 1988 г. Вовел новини во инвазивната дијагностика и терапија. Бил директор на Институтот за срцеви заболувања (2002–2006) на Мед. ф. и претседател на Здружението на кардиолозите на РМ (2000–2005). Автор на над 170 труда.

ИЗВ.: *Билтен* за XV изборно собрание, т. I (втор дел), МАНУ, Скопје, 2006.

БИБЛ.: Коавтор: *Интерна медицина*, Скопје, 2002; *Интерна пропедевтика*, Скопје, 2004; *Практикум по интерна пропедевтика*, Скопје, 2004. Сл. М. П.

**ПЕТРОВСКИ, Бранко Павлев** (с. Пожаране, Гостиварско, 23. I 1922 – Скопје, 13. IV 2009) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа во Белград (1942). Бил учесник во НОБ (ранет на Сремскиот фронт). Завршил студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1950), каде што се здобива и со титулата доктор на педагошки науки (1978). Работел како средношколски професор (Учителска школа „Никола Карев“ – Скопје), советник во Републичкиот завод за проучување и унапредување на школството и професор на ВПШ, односно Педагошката академија „Климент Охридски“ во Скопје. Работел на Филозофскиот факултет во Скопје (1961–1963) и (1973–1987), изведувајќи ја наставата по предметите педагогија со основи на психологијата и советување и ориентација. Бил претседател на Педагошкиот совет на СРМ, главен и одговорен уредник на сп. „Просветно дело“, декан на Филозофскиот факултет (1981–1983) и раководител на Институтот за педагогија (1983-1985). Автор е на стотина стручни и научни трудови од областа на педагогијата и на психологијата.

БИБЛ.: *Структурата на учебникот,* 1994; *Педагогија,* (коавтор), 1965; прер. изд. 1998 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет*: *1946–1996,* Скопје, 1976, 49. К. Камб.


Јаким Т. Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Јаким Т.** (Крива Паланка, 1934) – градежен инженер, редовен професор. Завршил Градежен факултет на Универзитетот во Загреб, магистрирал земјотресно инженерство на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје, докторирал на Градежниот факултет на Универзитетот во Белград. Специјализирал во обласа на земјотресното инженерство во Англија, потоа во САД и во Советскиот Сојуз. Од 1957 г. работи како проектант-конструктор и раководител на градилиште во Железарницата „Скопје“. По земјотресот (1963) е советник во Генералната дирекција за обнова на градот. Еден од основачите на Институтот за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија (1965), каде што работи како раководител на отсек, вонреден и редовен професор на постдипломските студии. Директор е на Институтот (1973– 1985) кога, со помош на Обединетите нации и на УНЕСКО, прераснува во една од водечките научни институции во светот во областа на заштитата од земјотреси. Публикувал повеќе од 270 научни труда во земјата и во странство и околу 80 извештаи за агенциите на ООН и владите на повеќе земји. Подготвил за ООН осум книги за менаџмент на земјотресните катастрофи, како и четири книги во издание на Институтот за земјотресно инженерство. Член е на Советот на УНЕСКО и на УНДРО за намалување на сеизмичкиот ризик (1976–1988). Учествувал во 23 мисии како експерт од висок ранг и главен тех-

нички советник на 16 проекти на УНЕСКО и на UN-Habitat за намалување на сеизмичкиот ризик. Советник е на генералниот секретар на ООН за планирање и организирање на Меѓународната декада за намалување на ефектите од природните катастрофи (1988–1990); ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", Скопје (1988–1990); избран (1990) за член на Европската академија на науките (Academia Europaea). Носител е на највисоки национални одликувања и на меѓународни признанија. Почесен член е на Меѓународната асоцијација за земјотресно инженерство. К. Тал.

**ПЕТРОВСКИ, Кирил** (Скопје, 10. IX 1934) – интернист-ендокринолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил шеф на Центарот за дијабетес, директор на Клиниката за ендокринологија. Автор е на бројни стручни и научни трудови. Особен интерес покажувал за микроциркулацијата кај дијабетес мелитус. Бр. Н.

**ПЕТРОВСКИ, Кочо** (Скопје, 8. IX 1926 – Скопје, 30. X 1988) – хармоникаш. Почетоците ги има во Радио Скопје (Мал оркестар). Потоа извесно време минува во ансамблот „Танец" (како хармоникаш). Во ова време се јавува и како автор и обработувач на музика за одреден број кореографски постановки („Шопска петорка"; „Фолклорна фантазија" и др.). Последниот дел од работниот век го минува во Радио Скопје, како уредник во Музичката редакција. Автор е и аранжер на голем број песни и ора („Три години јас те чекав"; „Македонско девојче", „Естрадно оро", „Гајдарско оро" и др.). М. Кол.


Мето Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Мето** (с. Иванчишта, Кичевско, 23. V 1935) – филмски и телевизиски режисер и сниматeл. Завршува Филмска школа во Белград, на Отсекот за филмски снимател. Подоцна напоредно студира режија и светска и југословенска литература на Универзитетот во Загреб. Како режисер дебитира со документарниот филм „Селидби" (1965). Има реализирано преку 60 документарни и кусометражни филма. Еден од ретките документаристи, чии филмови се прикажувале на фестивалите во Краков, Оберхаузен, Лајпциг, Кан, Карлови Вари. Покрај работата на филмот, реализирал и преку 30 телевизиски емисии. Иг. Ст.


Методија Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Методија** (Куманово, 9. VII 1938 – Скопје, 11. V 2008) – професор по книжевност, политичар и писател. Основно училиште и гимназија завршил во Куманово (1957), дипломирал (1961) и магистрирал на Филозофско-филолошкиот факултет (Група историја на југословенската книжевност) во Скопје на тема „Поетското и прозното творештво на Славко Јаневски". Бил уредник на в. „Студентски збор" (Скопје, 1959–1961), главен и одговорен уредник на сп. „Мугри" (Куманово, 1957–1961) и новинар во „Наш весник" (Куманово, 1963). Како општествено-политички деец бил потпретседател на Општината Куманово (1967–1972), заменик републички секретар за образование и наука (1972–1974), член на Друштвото на писателите на Македонија (од 1972), претседател на Општина Куманово (1974–1982), член на Претседателството на Заедницата на градовите и општините на Југославија (1974–1982), член на ЦК на СКЈ (1978–1982), член на Претседателството на ЦК на СКМ (1982–1988), претседател на Издавачкиот совет на в. „Комунист" (1982–1988), претседател на ССРНМ (1988–1990, секретар и потпретседател на ССРНЈ (1990–1992); координатор и советник во „Силекс", по што заминал во пензија (2000).

БИБЛ.: *Доаѓање на патникот,* Скопје, 1970 (поезија); *Карпош – козјачка легенда,* Скопје, 1971 (романизирана биографија); *Цветови во зборот,* Скопје, 1972 (поезија); *Панче Пешев,* Скопје, 1973 (романизирана биографија); *Перо Наков,* Скопје, 1974 (романизирана биографија); *Киро Фетак,* Скопје, 1975 (романизирана биографија); *Цветови,* Скопје, 1978 (поезија); *Време на творештво,* Скопје, 1985 (есеистика); *Хоризонти на културата,* Скопје, 1988 (есеистика). С. Мл.


Панде Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Панде Алексов** (с. Живојно, Битола, 26. XII 1943 – Битола, 30. XII 2006) – генерал на АРМ. Завршил Воена академија во родот оклопни единици на ЈНА. Офицерската кариера ја започнал како командир на вод и на чета, а потоа станал командант на оклопен баталјон. Бил началник на штаб на бригада, началник на орган за персонални работи во Третата армиска област, командант на корпус, помошник на НГШ за борбена готовност, заменик на НГШ на АРМ, ја вршел должноста началник на ГШ на АРМ (12. VI – 9. VIII 2001), советник на министерот за одбрана (до 5. III 2002), кога е разрешен од должноста. В. Ст.


Перо Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Перо** (Куманово, 27. V 1932) – диригент. Високото образование го оформил во 1958 г. на Белградската музичка академија (Теоретсконаставнички oддел), а во 1976 г. дипломирал диригирање на Музичката академија во Софија. Извесен период работел како член на оркестарот на Операта на МНТ и наставник во Средното музичко училиште во Скопје, а од 1978 г. е ангажиран како диригент во Македонската филхармонија, каде што останува до 1996. Реализирал обемен симфониски репертоар, а соработувал и со Операта на МНТ. Гостувал на Куба, во Романија, Бугарија, Полска, Германија. Ф. М.

**ПЕТРОВСКИ, Трајан** (с. Арбиново, Охридско, 31. I 1939) – поет, раскажувач, романсиер, публицист, преведувач, полемичар, ју-


Трајан Петровски

гословенски и македонски политичар и дипломат. Завршил Правен факултет во Скопје. Извесен период работел како новинар. Бил претседател на ДПМ и на Советот на СВП. Мошне плоден современ македонски писател. Како преведувач извршил помакедончување на дела од Иво Андриќ, Милош Црњански, Миодраг Булатовиќ и Чедо Вуковиќ. Вознемирен коментатор на македонскиот забрзан растур низ светот.

БИБЛ.: I.стихозбирки: *И падина и гороцвет*, 1964; *Опаленик*, 1967; *Благослов на лебот*, 1969; *Дреновица*, 1971; *Говорот на селаните*, 1983; *Разговори со Прличев*, 1989; *Анадолските ветрови*, 1993; *Босфорско завештание*, 1996; *Верување во Охрид*, 1996. II. романи: *Девствена причесна*, 1985; *Асхаровци*, 1987; *Заклетва за простодушните*, 1991; *Непрабена месечина*, 1994 и *Саркофагот на македонската земја*, 2001. III. раскази, патописи и записи: *Горчлив австралиски патопис*, 1974; *Време Литово и Аждерово*, 1982; *Каирска магија*, 1988; *Житија караормански*, 1989; *Озрачување на стварноста*, 2002; *Читање на папирусите*, 1993; *Разјуден живот*, 2005; *Антологија на современата египетска поезија*, 1984. Г. Т.


Трајко Петровски

**ПЕТРОВСКИ, Трајко Савев** (Скопје, 18. V 1952) – историчар и етнолог, истражувач на ромскиот фолклор и етнологија, виш научен соработник во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“. Завршил Филозофски факултет – Група историја во Скопје. Бил наставник во ЦОУ „Братство и единство“ во Скопје (1974–1980). По вработувањето во Институтот (2. XII 1980), магистрирал на Катедрата за етнологија на Филозофскиот факултет во Белград на тема „Календарски обичаји код Рома у Скопљу и околини“ (1989) и докторирал на Катедрата за етнологија на Филозофскиот факултет во Загреб на тема „Етничките и културните карактеристики на Ромите во Македонија“ (1997).

БИБЛ.: *Календарски обичаи на Ромите во Скопје и околината*, „Феникс“, Скопје, 1993; *Македонско-ромски и ромско-македонски речник*, Скопје, 1998 (со коавтор); *Ромите во Македонија денес,* кн. 1-3, Скопје 2000 и 2002; *Ромски народни песни*, Скопје, 2001; *Ромски народни песни од Македонија,* Скопје 2001; *Dizionario Rom-Italiano, Italiano-Rom,* Bitola, 2002 (со коавтор); *Духовната и материјална култура на Ромите,* Скопје, 2002.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 132-133 и 149; *Реферат за избор на виш научен соработник за работното место истражувач на ромскиот фолклор и етнологија во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје,* Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје, бр. 811, Скопје, 30. IX 2002, 185-189. С. Мл.

**ПЕТРОСКА, Блага** (Букурешт, 1. III 1939) – универзитетски професор, социолог. Основно и средно образование завршила во Букурешт, Романија, каде што ги започнала и студиите по филозофија. Дипломирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1954) и докторирала од областа на социолошките науки на истиот факултет, на тема „Типови и облици на семејството во Тетовскиот крај“ (1965). Избрана за асистент (1956), за предавач (1961), за доцент (1966), за вонреден (1972) и за редовен професор (1976) по предметот општа социологија на Филозофскиот факултет во Скопје. Неколку мандати била раководител на Институтот за социологија на Филозофскиот факултет во Скопје, а еден мандат декан на истиот факултет (1977–1979). Објавила поголем број научни трудови од областа на социологијата.

БИБЛ.: *Класиците на марксизмот за бракот и семејството*, Скопје, 1962; *За социологијата како млада наука*, „Современост“, Скопје, 1970.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976*, Скопје, 1976. Св. Ш.

**ПЕТРОСКА-БЕШКА, Виолета Радомирова** (Скопје, 13. XI 1956) – психолог, универзитетски професор. Дипломирала психологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1979), магистрирала на Колумбија универзитетот во Њујорк (1982), а докторирала на Филозофскиот факултет во Белград (1989). На Филозофскиот факултет во Скопје се вработила во 1980 г., а редовен професор е од 1999. По дополнителната едукација на Колумбија универзитетот во Њујорк (1994), нејзиниот научно-стручен ангажман се проширува и на полето на разрешувањето конфликти и меѓуетничко разбирање. Кораководител е на Центарот за човекови права и разрешување конфликти во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања (од 2001). Објавила голем број трудови, учебници и прирачници.

БИБЛ.: *Изработка и примена на објективни тестови на знаење,* 1993; *Методологија на експерименталните истражувања во психологијата,* 1994; *Конфликти: Што претставуваат и како се разрешуваат,* 1995; *Како се пишува извештај за спроведено емпириско истражување,* 1996; *Анкетирање – кој, што, како, зошто,* 1999; *Почитување на разликите,* 1999; *Образование за мир,* 2002; *Посматрањето како научен метод во психологијата,* 2005.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 277. В. Арн.


Кирил Петрушев -Чикото

**ПЕТРУШЕВ-ЧИКОТО, Кирил** (Богданци, Гевгелиско, 20. III 1895 – Скопје, 2. V 1980) – графички работник, комунистички деец, борец и државен функционер. Завршил средно училиште. Бил истакнат учесник во македонското револуционерно движење (од 1914). По Првата светска војна емигрирал во Бугарија, каде што му пристапил на работничкото движење, поради што бил прогонуван и апсен, па морал да премине во илегалство. По Септемвриското востание (1923) се вратил во Македонија и бил особено активен во синдикалното движење. Бил прогонуван и апсен и во времето на НОБ. Бил член на КПЈ (од 1944), член на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ и член на делегацијата на Вис за разговорите со НКЈ и Ј. Б. Тито. Како делегат на Првото заседание на АСНОМ, бил избран за член на Президиумот на АСНОМ (повереник за внатрешни работи). Бил министер за внатрешни работи во првата Влада на НРМ, а потоа и министер за труд, а извршувал и други значајни должности. Поради определувањето

за Резолуцијата на ИБ, бил исклучен од КПМ, разрешен од сите функции и пензиониран.

ИЗВ.: *Зборник на документи АСНОМ 1944-1964,* ИНИ, Скопје, 1964; *АСНОМ,* Документи за создавањето на народната власт и државно-правниот развој на СР Македонија, том I, кн. 1-5, Скопје, 1984-1987 и 1994.

ЛИТ.: Димче Најчески, *Голоošочки сведошшва. Зборник,* книга трета, *Последици,* Скопје, 2006, 27. С. Мл.


Илинденка Петрушева

**ПЕТРУШЕВА, Илинденка** (Горна Џумаја, Бугарија, 4. VIII 1944) – филмски критичар, публицист. Со филмска критика се занимава од почетокот на седумдесеттите години од XX в., од кога објавува текстови во „Филм-фокус“, „Вечер“, „Културен живот“, „Денес“, „Премин“ и во други домашни и странски списанија. Еден од основачите на Кинотеката на Македонија и долгогодишен уредник на нејзините списанија „Кинотечен месечник“ и „Кинопис“. Автор е на трудовите „Филмолошка библиографија 1944-1954“, „Филмографија на македонскиот аматерски филм 1935-2000“ и на книгата „Сонце на дирек“. Иг. Ст.

**ПЕТРУШЕВА-БАБАТА, Олга** (Стар Дојран, 28. III 1902 – ок. 1980) – работничка, мајка на убиениот син-единец белградскиот студент Бранд Петрушев (8. IX 1940) и прврборец во НОБ. Откако станала член на КПЈ (1941) дејствувала на вклучувањето на жените во НОД и на собирањето Народна помош, а извесен период била и курир на ПК на ПКЈ за Македонија. При нејзиниот престој во Гевгелија (јануари 1942) со задача да формира Комисија за работа со жените и Воен комитет за организирање диверзантски акции, била уапсена од бугарската полиција и интернирана во Бугарија. По враќањето била делегат-учесник на Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), член на Иницијативниот одбор на НОФ на Македонија (7. X 1944), член на Иницијативниот одбор на АФЖ и на Претседателството на АФЖ за Македонија.


Олга Петрушева-Бабата

ИЗВ.: *Зборник на документи за учесшвото на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941-1945,* Скопје, 1976.

ЛИТ.: Р(ужа) Б(ак), *Олга Петрушева-Бабата.* Ин мемориам, „Просветена жена“, Скопје, април 1979, 12. С. Мл.


Габриела Петрушевска

**ПЕТРУШЕВСКА, Габриела** (Куманово, 11. IX 1976) – актерка. Апсолвирала на Отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје. Од 1999 г. е член на Народниот театар во Битола.

*УЛОГИ:* Цвета („Македонска крвава свадба“); Марџ („Мачка на вжештениот лимен покрив“); Катарина („Кротење на фуријата“); Ана („Ричард III“); Маша („Три сестри“); Хасанагиница („Хасанага“); Исмена („Антигона“); Томар („Јонадаб“); Арина („Женидба“); Марија („Јермо“) и др. Р. Ст.


Татјана Петрушевска

**ПЕТРУШЕВСКА, Татјана** (Скопје, 22. VI 1967) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршила во родниот град. Дипломирала на Правниот факултет во Скопје (1990). Магистрирала (1995) и докторирала (1997) на Правниот факултет во Белград, на тема „Европската унија: од надворешнополитичка соработка до заедничка надворешна и безбедносна политика“. Избрана за асистент (1993), за доцент (1998) и за вонреден професор (2003) за научната област меѓународно право и меѓународни односи на Правниот факултет во Скопје. Надворешен член на Белградскиот центар за човековите права (1996) и член на политичкиот тим за преговори околу Спогодбата за стабилизација и асоцијација меѓу РМ и ЕЗ (2000). Објавила повеќе од 130 научни и стручни трудови од областа на меѓународното и европското право. Основната идеја со која е преокупирана е односот меѓу правото и силата во меѓународните односи.

БИБЛ.: *Recognition of the Republic of Macedonia: Problems and Perspectives*, Bruylant, Bruxelles, 2003; *Вовед во правото на ЕУ*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години, 1951– 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.


Лидија Петрушевска-Този

**ПЕТРУШЕВСКА-ТОЗИ, Лидија Костова** (Скопје, 16. V 1959) – фармацевт, редовен проф. на Фарм. ф. Раководител на Институтот по применета биохемија и претседател на Фармацевтската комора. Прв доктор на науките на Фарм. ф. во Скопје. Автор на едно поглавје и заменик главен и одговорен уредник на „Фармакотерапискиот прирачник“. Има објавено бројни научно-стручни трудови и соопштенија.

БИБЛ.: Коавтор: *Регистар на лекови*, I и II, Скопје, 2006–2007. Л. П.-Т.

**ПЕТРУШЕВСКИ, Владимир Михаилов** (Скопје, 16. IX 1954) – редовен професор (2001) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1978), магистрирал (1988) и докторирал (1990) во Скопје. Изведувал практична и теориска настава од поголем број предмети и тоа предимно за студентите на додипломските и постдипломските студии по хемија, но и за студенти од РГФ во Штип и за студенти по биологија на ПМФ. Ги конституирал курсевите за школско експериментирање и организирал ла-


Владимир Петрушевски

бораторија за хемиско школско експериментирање. Учествувал во осмислувањето и организирањето натпревари по хемија за учениции. Во првиот период на неговата научноистражувачка активност главниот интерес му бил насочен кон структурната хемија, а подоцна интересот му се пренасочува повеќе кон проблемите од образованието по хемија, особено од областа на хемиското експериментирање. Објавил околу 150 трудови (околу две третини во списанија надвор од Македонија). На научни собири презентирал стотина пленарни и секциски предавања и соопштенија. Член е на уредувачките одбори на светски списанија. Учествувал во изработката на поголем број научноистражувачки проекти (на 3 меѓународни и 3 домашни бил и раководител). Имал покуси студиски престои во Љубљана, Лондон и Ферфакс (Fairfax) во САД. Автор е на еден патент. Бил раководител на Заводот за физичка хемија на Институтот за хемија и декан на ПМФ. Битен придонес дал и во работата на разни домашни и меѓународни тела. Почесен член е (од 2004) на Друштвото на физикохемичарите на Србија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 237; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 243-244. Б. Ш.


Ванчо Петрушевски

**ПЕТРУШЕВСКИ, Иван (Ванчо)** (Скопје, 19. IV 1951) – актер. Дипломирал на Отсекот за драмски актери на Вишата музичка школа во Скопје (1975) и станал член на Драмскиот театар во Скопје. Уметник со специфичен шарм и со посебна склоност кон комедијата. Присутен на естрадата, како и на радиото и ТВ.

*УЛОГИ:* Вава („Ослободување на Скопје"); Мики Траси („Џингис Кан и Мики Траси"); Јове Лапало („Панургиј"); Сатко („Солунски патрдии"); Питер („Зоолошка приказна"); Аце („Сега му е мајката"). Р. Ст.


Љупчо Петрушевски

**ПЕТРУШЕВСКИ, Љупчо** (Скопје, 9. XI 1945) – актер. Дипломирал на Отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје. Во Драмата на МНТ од 1966 г.; директор на Драмата (1983-1988); генерален директор на МНТ (1988-1999) и повторно директор на Драмата (2004-2006).

*УЛОГИ:* Павле („Мајка"); Виќа („Сомнително лице"); Луков („Житолуб"); Ѓорѓија („Милион маченици"); Спасе („Македонска крвава свадба"); Хоакин Муриета („Славата и смртта на Хоакин Муриета"); Владимир („Габи"); Чарниј Вишил („Кенгурски скок"). Р. Ст.


Михаил Д. Петрушевски

**ПЕТРУШЕВСКИ, Михаил Д.** (Битола, 2. VII 1911 – Скопје, 27. II 1990) – класичен филолог, унив. проф., ректор на Скопскиот универзитет, академик. Основно училиште и гимназија завршил во Битола. Филозофски факултет, група за класична филологија (1931–1935) во Белград. Во 1935 како аматер открива вредни артефакти во Хераклеја крај Битола и ја заинтересирал јавноста за овој богат археолошки локалитет. Во 1936 г. назначен за наставник по лат. ј. во Битолската гимназија, во 1938 избран за асистент на Семинарот за класична филологија во Белград, а во 1940 г. ја одбранил својата докторска дисертација „Божанства и демони црне боје код старих народа". Во почетокот на 1941 г. избран за доцент на Филозофскиот факултет во Скопје, но поради војната не стапил на должност. Останал во Белград како асистент до март 1946 г., кога бил повлечен од Министерството за просвета на НРМ за член на Комисијата за организирање на Универзитетот во Скопје. Во ноември 1946 г. е избран за вонреден професор и прв декан на новооснованиот Филозофски факултет во Скопје во два мандата (1946– 1949), во 1956 за редовен професор и ректор на Скопскиот универзитет (1956–1958), а во 1967 за редовен член на МАНУ.

Од 1946 г. посветува големо внимание за организирање на Семинарот, од 1956 на Катедрата за класична филологија, чиј шеф бил од 1946–1967 г., а го организирал и Семинарот за историја на стариот век со археологија. По негова иницијатива (1950) е основано сп. „Жива антика", кое од југословенско, во 1957/8 г. прераснува во меѓународно списание.

Уште како студент М. Д. П. пројавил склоност кон научна работа. Се зафаќа со најтешки проблеми од класичната филологија, како дефиницијата на трагедијата од Аристотел, прогласена од Гудеман за нерешлив проблем. Признато му е дека при нивното решавање покажува голема смелост, инвентивност и оригиналност. Со минуциозна анализа на текстот од целата *Поетика* на Аристотел покажа дека т.н. „трагична катарса" е всушност фикција, настаната поради погрешно дополнување на оштетеното место од текстот во 6 гл. и погрешно поврзување со „музичката катарса" (8 кн. гл. 7 од Аристот. *Политика*). Во *Поетиката* М. Д. П. има направено преку 50 емендации, но најважната му е во гл. 6 за дефиницијата на трагедијата, каде што зборовите *pathematon katharsin* ги замени со *pragmaton systasin*. Веднаш по дешифрирањето на линеарното Бе писмо активно се вклучува во интерпретација на микенските натписи и со своите соработници во Скопје организира Микенолошки центар. Најголем интерес пројавува кон проблемите од областа на лингвистиката и историјата на грчкиот јазик.

ЛИТ.: П. Хр. Илиевски, *Михаил Д. Петрушевски*, „ЖА", 21, 1, 1971, 5–17; *Од научната дејност на акад. М. Д. Петрушевски*, „ЖА", 31, 1–2, 1981, 7–28; *За античката прозодија во македонски препев*, Матица македонска, Ск. 1997; *М. Д. Петрушевски и списанието „Жива антика" (по повод 80-годишнината од раѓањето и годишнината од смртта*, „Прилози", МАНУ, ООН, 1992, 23/1, 45–62; В. Митевски, *Акад. Михаил Д. Петрушевски*, „ЖА", 40, 1990, 17–19. П. Хр. Ил.

**ПЕТРУШЕВСКИ-ПАПУЧАР, Боро Апостолов** (Куманово, 1920 – с. Горанце, близу Качаник, април 1943) – комунистички деец и народен херој од НОБ. Како папучар, бил активист на УРС-овите синдикати, член на СКОЈ и организатор на штрајковите на папучарските работници (1938 и 1939). Прогонуван од полицијата, се преселил во Скопје (1939), станал член на КПЈ (кон крајот на 1939) и пак организирал штрајк на папучарските работници (1940).


Боро Петрушевски -Папучар

По Априлската војна (1941) работел во партиската техника на ПК на КП во Македонија и при една ноќна блокада (8/9. IX 1941) убил бугарски војник, по што стапил во Првиот скопски НОПО, потоа во Велешкиот НОПО „Димитар Влахов" (1942), во Вториот скопски НОПО како политички комесар на чета (кон крајот на 1942) и во Шарпланинскиот НОПО (1943). Загинал во поставена непријателска заседа. Прогласен е за народен херој на Југославија (20. XII 1951).

ЛИТ.: Р(ужа) Бак, *Таков беше во секоја борба,* „Нова Македонија", XII, 3783, Скопје, 1. XII 1956, 2; *Зборник народних хероја Југославије,* Београд, 1958, 619; П(авле) Мимчиловиќ, *Симбол на храброст и издржливост,* „13 Ноември", II, 2, Скопје, 1963; *На подвигот на смелите песна им пееме,* „13 Ноември", VII, 7, Скопје, 1968, 16; *Загина Боро Петрушевски-Папучар,* „Нова Македонија", XXV, 8077, Скопје, 5. IV 1969, 9; Боро Кралевски, *Беа загинаа, останаа,* Скопје, 1969, 15; М(итре) Инадески, *Низ фашистичка блокада – во партизани,* „Вечер", IX, 2574, Скопје, 11. IX 1971, 3. С. Мл.

**ПЕТТА МАКЕДОНСКА (ПРИЛЕПСКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (месноста Влашки Колиби близу до с. Зборско, на пл. Кожув, 2. VIII – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од 750 борци од Прилепско, со борците на Првиот баталјон „Мирче Ацев" на Втората македонска НОУБ и НОПО „Трајче Петкановски". Водела борби кај селата Капиново, Богомила (Велешко, 12/13. VIII), Бреза (25. VIII) и Здуње (кај Македонски Брод) (28. VIII), го ослободила Градско и срушила шест мостови на патот Велес–Градско (6. IX). Откако била ставена под команда на Четириесет и деветтата (македонска) дивизија на НОВЈ (10. IX), со борби влегла во ослободен Прилеп (11. IX) до неговото повторно заземање од германските сили (21. IX). Ги продолжила борбите кај селата Степанци и Извор (на патот Прилеп–Велес, 23. IX), кај Бакарно Гумно и селата Горно Којнари (Прилепско, 1. X), Ивањевци и Тројкрст (на патот Прилеп-Битола, 2-6. X), Буково и Прентов Мост (на патот Ресен–Охрид, 13. X), кај реката Шемница (22. X), селата Глумово, Грчец и Сушево (на патот Скопје–Тетово, 25. X), учествувајќи во борбите за ослободување на Прилеп (29. X – 2. XI), Ресен (5. XI) и Охрид (7. XI), по што ја запоседнала македонско-грчката граница на битолско-преспанското подрачје (ноември 1944). Подоцна влегла во составот на Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ (25. XII) како нејзина втора бригада, овојпат за обезбедување на македонско-албанската граница.


Формирањето на Петтата македонска (прилепска) народноослободителна бригада - (пл. Кожув, 2. VIII 1944)

ЛИТ.: Тачко Локвенец, *Од устата крв, во срцето слобода*, „Нова Македонија", XXXVI, 12175, Скопје, 14. XII 1980, 5; Љубен Георгиевски-Љупта, *Илинданске искре*, 5. МНОУБ, „Народна армија", Београд, 1981; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бригада и 49 дивизија на НОВЈ,* Битола, 1987; *Зборник на сеќавања и документи за борбениот пат на Петтата МНОБ-Прилепска*, Скопје, 1998. С. Мл.

**ПЕХЧЕВО –** мала градска населба во источниот дел на РМ со 3.237 ж. (2002 г.). Се наоѓа во североисточниот дел на Малешево, во подножјето на планината Влаина, на надморска висина од околу 1.000 m. Преку П. поминува регионален пат што на север го поврзува со Делчево, а на југ со Берово. Градот зафаќа површина од 168 ha. Има умерено-континентална клима. Во времето на турското владеење било познато под името Османли. Како млада градска населба се развило во текот на XIX в. Тогаш била главен управно-територијален центар на Малешево. Во 1900 г. имало 4.070 ж. Во 1904 г. настрадало од силен земјотрес. По Балканските војни, со иселувањето на Турците, популациски значи-


Пехчево

телно опаднало, така што во 1914 г. во него живееле само 694 ж. Денеска е седиште на општина што зафаќа површина од 20.820 ha, има 7 населени места со 5.517 ж. Населението го составуваат Македонци и само мал број Роми (123) и Турци (31). Покрај земјоделството, во градот е присутна керамичката и дрвната индустрија, има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.



Дефиле на Фестивалот „Пеце Атанасовски“ во с. Долнени

**„ПЕЦЕ АТАНАСОВСКИ“** – фестивал на народни инструменти и песни. Оформен е во 1974 г., по иницијатива на П. Атанасовски и Ж. Фирфов, со цел да се зачуваат и негуваат древните вештини на свирачите на народни инструменти и пејачите на изворни народни песни. Се одржува во с. Долнени, Прилепско, местото на прочуените народни изработувачи и свирачи на гајда. По смртта на П. Атанасовски (1996) го носи неговото име. Фестивалот има меѓународен карактер и на него учествувале околу 9.000 народни свирачи и пејачи од целиот свет. М. Кол.


Душан Пецовски

**ПЕЦОВСКИ, Душан** (Берово, 23. XI 1924) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1951). Како проектант работел во повеќе проектантски организации во Скопје, во Либија и во Ирак. Претежно се занимава со проектирање на станбени згради и со урбанистичко планирање. Учествувал на анонимни архитектонски конкурси. Позначајни остварувања: административен објект и ДОЗ, Скопје (1960); Општината „Кисела Вода“ во Скопје (1962); урбанистички планови за Карпош I, Карпош II, во Скопје и повеќе станбени објекти.

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Душан Пецовски (1924), во Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век*. Прилози за проучувањето на историјата на културата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 145-156. Кр. Т.


— ВЕЧЕРЊА —

Печалбари

Плакат за претставата „Печалбари“ (Скопје, 27. IX 1936)

**„ПЕЧАЛБАРИ“** – драма од Антон Панов, премиерно изведена на 3. III 1936 г. во Народното позориште во Скопје, во режија на Јосиф Срдановиќ. Оваа пиеса имала свои премиери и во: Белград, Ниш, Бања Лука, Сараево. По Втората светска војна со неа бил отворен Обласниот македонски народен театар во Горна Џумаја. Во Скопје имала премиера на 24. XI 1942 г. По Војната, во нашите театри имала 21 премиера, а на сцените надвор од Републиката 22 премиерни изведби. Р. Ст.


Сцена од претставата „Печалбари“ (МНТ)

**ПЕЧАЛБАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – трудови народни песни. Настанале како израз и одраз на печалбарството. Во нив се опеваат условите во кои се јавило печалбарството, тешкиот живот на народот, суровата експлоатација од страна разните експлоататори, честите напади и ограбувања од страна на разни разбојнички банди и сл. Посебно чувствени се песните за разделбата со најблиските (*Жалај, моме, да жалиме, како ќе се разделиме*), тешкиот живот во туѓина, безработноста, гладувањето, разните болести, несреќните случаи во фабриките (*фабриките свират како љути змии ,/ машините сечат како касапници*), сосем ретко враќањето на печалбарот во родниот крај по многу години минати во туѓина (*на бела промена и на мека постела)* и сл.


Куќа од печалбарското с. Локвица, Порече

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Трудови, Семејни, Хумористични песни,* избор и редакција Кирил Пенушлиски, Скопје, 1973; Лазо Каровски, *Печалбарството во македонската литература,* Скопје, 1979; *Македонски печалбарски песни.* Избор, редакција и забелешки д-р Лазо Каровски, музиколошка обработка Трпко Бицевски, Скопје, 1979. М. Кит.

**ПЕЧЕНЕЗИ** – номадски племиња од турско потекло. Населени од Касписко Море до Дунав (VIII-X в.), војувале со Киевска Русија, биле поразувани од Византија (1091, 1122), која ги населила на Балканот (и во Македонија). Во XIII в. се претопиле со Куманите и со Монголо-татарите. Зачувани се остатоци од нивното име во топонимијата.

ЛИТ.: I. Vásáry, *A régi Belsö-Ázsia története*, Balassi Kiadó, 2003; M. Angold, *The Byzantine Empire 1025–1204: A political history*, London, New York, 1997. Б. Петр.


Ордан Печијаре

**ПЕЧИЈАРЕ, Ордан** (Прилеп, 28. XII 1913 – Скопје, 24. XI 2002) – физичар, ред. проф. (1965) на ПМФ. Дипломирал (1937) физика и математика во Белград. Докто-

рирал (1960) со темата „Електрични својства на бинарните легури". Специјализирал во Париз. Објавувал трудови од областа на физиката на металите и детекција на радиоактивноста и е прв македонски автор што објавил (1957) научни статии по физика во странство. По Ослободувањето ги раководел првите курсови за наставници од кои подоцна израснала Педагошката академија во Скопје. На ПМФ работи од неговото основање (1946–1979). Бил раководител на Институтот за физика во текот на две децении и во четири мандата бил декан на ПМФ, односно на Факултетот за физика. Повеќе од три децении држел настава на студиите по физика и по медицина. Го раководел обемното реорганизирање на студиите по физика (1966) и воведувањето на постдипломски студии по физика (1969), како и создавањето на македонската терминологија по физика. Учествувал во НОБ во состав на Петтата македонска ударна бригада. Бил претседател на ДМФМ (1953–55), почесен член на ДФМ.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 168; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 179. В. Ур.



Шампињони Буковка

**ПЕЧУРКИ** (Agaricus sp.) – нижи бесхлорофилни растенија, кои најчесто се размножуваат со спори. Ги одгледувале старите Римјани, а од XVII в. се распространети најмногу во Европа. Како храна се користат варени, печени, маринирани. Свежите печурки содржат: вода (околу 89%); белковини (4,9%); јаглеродни хидрати (3,6%); масти (0,2%); минерални материи (0,8%); органски киселини. Во производството се најраширени шампињоните (Agaricus bisporus), буковките (Pleurotus aastreatus) и шитаке (Lentinus edodes). Потребни услови за производство: температура за развој на мицелиите 22–25°C, за формирање плодоносни тела 16–18°C, влажност на супстратот (компостот) 65–68%, влажност во воздухот 80–90% и ph 6,8–7,2. Д. Ј.



Панче Пешев

**ПЕШЕВ, Панче Николов** (Велес, 5. VII 1915 – кај с. Кушкулија, на пл. Плачковица, 5. VI 1944) – композитор и хорски диригент, борец. Основно училиште и гимназија завршува во Куманово, каде што уште како ученик ја започнува револуционерната и музичката активност. П. го посветува својот живот на напредното работничко движење и на музиката. Учи виолина во Музичкото училиште „Мокрањац" во Скопје, кај Тр. Прокопиев, како и теориски предмети во Музичкото училиште „Станковиќ" во Белград. Часови по музика зема приватно кај Ј. Славенски и Ј. Арбатски. Учествувајќи во работничките аматерски оркестри и хорски друштва, се пројавува и како диригент на некои од тие колективи. Диригира и со хорот и оркестарот на Друштвото „Абрашевиќ" во Куманово (1935-1936). По повод избувнувањето на Шпанската граѓанска војна, ја компонира масовната песна *Класје зелено* на сопствен текст, повикувајќи ја младината во борба против фашизмот. Во текот на НОВ (1941-1944), неговите музички материјали се уништени од окупаторот. Не знаејќи дека се наоѓа во партизанските единици, оргуларот Арбатски, според постојните програми, ја извел и неговата „Шеста соната за оргули" на концертите во Прага (1942) и во Лајпциг (1943). До денес не е потврдено дали станува збор за вакво дело на нашиот музичар. П. е автор на најпопуларната македонска борбена песна од НОБ – „Маршот на Третата македонска ударна бригада", на текст од Ацо Шопов, борец на истата бригада. Бил борец на НОПО „Димитар Влахов", на Кумановскиот НОПО и на Третата МНОУБ. Во Мајската (пролетна) офанзива (1944), при враќањето со Бригадата од Егејскиот дел на Македонија, загинал во судир со бугарската војска.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Спомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки партизански одред 1942,* Скопје, 1999. Др. О.



Маргарита Пешевска

**ПЕШЕВСКА, Маргарита** (Прилеп, 13. IX 1949) – редовен професор на Институтот за историја при Филозофскиот факултет во Скопје. Се школувала во Прилеп и во Скопје. Завршила Филозофски факултет во Скопје, магистрирала (1979), а потоа и докторирала (1986). За редовен професор е избрана во 1997 г. Во два мандата била раководител на Институтот за историја. Држела предавања на универзитетите во Братислава и во Краков. Нејзин научен интерес се меѓународните односи по Првата светска војна, посебно политиката на Франција спрема Македонија. Автор е на книги, статии и научни прилози: *Француската политика кон Македонија*, Скопје, 1994, *Меѓународните односи по Втората светска војна*, Скопје, 1999; *Светот во транзиција*, Скопје, 2001.

ИЗВ.: *Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј"*, бр. 825/105, Скопје, 1 април 2003. Д. Јов.

**ПЕШКОВ, Никола С.** (Прилеп, 1881 – с. Вепрчани, Мариовско, 14. VIII 1903) – трговец, револуционер, учесник во Илинденското востание, прилепски војвода. Завршил егзархиска гимназија во Битола. Бил во врска со ЦК на ТМОРО, пренесувал оружје од Србија во Македонија. Во Илинденското востание предводел чета во Прилепско, се борел и загинал заедно со 20 востаници.

ЛИТ.: Св. Тошев, *По кървав път*, София, 1969. Ал. Тр.

**ПЕШКОВСКИ, Доне** (Антон, Дончо) **Мирчев** (Мирчич) (с. Тре-



Доне Пешковски

сонче, Дебарско, ? – Москва, 1942) – истакнат член на Македонската колонија во Петроград, потписник на неколку нејзини акти во сп. „Македонский голосъ (Македонски глас)“ (1914), член на Македонскиот револуционерен комитет во Петроград (1917) и учесник во Октомвриската револуција во Русија. Околу 1910 г. го напушта родното село и како електромонтер работи во Петроград. Во ноември 1917 г. се вклучува во револуционерните настани и се најдува во близината на В. И. Ленин, назначен за еден од раководителите на монополот за шпиритус и член на контролната петорка за снабдувањето и исхраната на градот. Во јануари 1918 г. е формирана Група на балкански комунисти, во која заедно со него влегуваат и Македонците Михаил Антонов (од Неврокоп) и д-р Владимир Каваев (од Струга) и учествуваат на првите два големи меѓународни митинзи (јануари и декември 1918), а потоа се вклучува во Првиот интернационален баталјон на Црвената армија за борба против контрареволуционерите и интервенционистите. Во 1920 г. доаѓа во Македонија, но наскоро пак се враќа и како инженер е пратен на изградбата на Магнетогорск во Сибир. Во 1930 г. праќа своја фотографија на мајка си и брата си. Болен од туберкулоза, починал в болница во Москва.

ИЗВ.: *„Македонскій голосъ (Македонски глас)“*, II, 10, 13. VIII 1914, 6 и 7; II, 11, 20. XI 1914, 201.

ЛИТ.: Ѓ. Миљковиќ, *Доне од Тресонче во големиот Октомври*, „Нова Македонија“, XXVII, 8907, 7. XI 1971, 7; истиот, *Македонците под знамето на големиот Октомври* (III), „Комунист“, Скопје, 23. X 1987, 15; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски* (1878-1940) и *Македонското научно литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1987, 203 и сл. Бл. Р.

**ПЕШТАНИ** – село во Охридско. Се наоѓа во западното подножје на планината Галичица, покрај брегот на Охридското Езеро, на надморска висина од околу 700 m. Со регионален пат на север е поврзано со Охрид, а на југ со манастирот „Св. Наум“ и Поградец во Република Албанија. Тоа е старо село, кое името го добило според занимавањето со риболов. П. е населено со Македонци, а нивниот број во 2002 г. изнесувал 1.326 ж. Освен со риболовот, значителен дел од населението се занимава и со туризам. Во селото има осумгодишно училиште и повеќе трговски дуќани, а во неговиот јужен дел е подигнат и модерен хотелски комплекс. Ал. Ст.



Пештерата Пурало, со сливови, сталактити и пештерско саке

**ПЕШТЕРИ** – подземни карстни облици што се јавуваат во области составени од карбонатни карпи, а се формираат со карстна ерозија. Пештерите обично се со проширени канали во внатрешноста на варовничките маси што се протегаат главно хоризонтално. Можат да имаат само еден канал, но најчесто се состојат од мрежа од канали, ходници и сали. Карбонатните карпи во РМ, во кои се развиени пештери, особено се застапени во планинските масиви од Западна Македонија и во Повардарјето. Спелеолошките истражувања започнуваат меѓу двете светски војни. Нив ги започнуваат Петар С. Јовановиќ, Станко Караман и Воислав Радовановиќ. По Втората светска војна се интензивираат спелеолошките истражувања, а особено со формирањето на Спелеолошкото друштво на РМ, кое даде исклучителен придонес во започнувањето на организирана научноистражувачка дејност. При тоа најголем придонес за успешни научни истражувања и пропагирања на пештерите дадоа: Душан Манаковиќ, Ристо Гаревски, Трајан Петковски, Јосиф Јосифовски, Станко Станковски, Томе Андоновски, Драган Колчаковски, Ивица Милевски, познатото спелеолошко друштво „Пеони“ од Скопје и др. Според генетската класификација пештерите се делат на две групи: поткапини и вистински пештери. Вистински пештери се оние што имаат долги и разгранети пештерски канали кои се протегаат во варовничките маси, а се наоѓаат еден над друг. Со оглед на тоа дали низ пештерите протекува воден тек или не, пештерите се делат на речни и суви. Во формирањето на пештерите, покрај хемиската (карстна) ерозија, учествува и механичката ерозија на подземните речни текови. Со хемиска ерозија се прошируваат пукнатините во карбонатните маси, низ кои потоа протечуваат подземни реки. Подземните реки, носејќи извесни количини на флувијален материјал - песок, ги прошируваат пукнатините и се формираат пештерски канали. Во РМ се истражени преку 150 пештери. Петте најдолги пештери во РМ се: Слатински извор во Поречје (1.100 m), Ѓоновица (Убавица) на планината Буковиќ (1.010 m), Бела Вода кај Демир Капија (955 m), Дона Дука на Жеден Планина (700 m), Алилица на планината Бистра (590 m).

ЛИТ.: Д. Манаковиќ, *Пештери во Македонија*, „Географски видик“, кн. 1, Скопје, 1970; Т. Андоновски, *Преглед на подземните карстни облици во СР Македонија*, IX југословенски спелеолошки конгрес, 1990. Т. Анд.



Пештерата Пешна



Селото Пештани на брегот на Охридското Езеро

**ПЕШТЕРИЦА** (Прилеп) – населба од раниот неолит и од римскиот период. Резултатите од истражувањата, керамиката и кремените и камените артефакти се датирани во најраните фази на младото камено време, а се поврзуваат со почетоците на неолитизацијата на Пелагонија. Од римскиот период се откриени остатоци од *villa rustica* со цистерна и со архитектонска декоративна пластика.

ЛИТ.: В. Babić, *Pešterica, Oreovac, Prilep – kasnoantička vila i nekropola*, IAP, 7, Beograd, 1965, 131–133; Б. Китаноски – Д. Симоска – Ј. Тодоровиќ, *Пештерица*, IMAA, 6, Скопје, 1980, 9–20. Д. З.



Карта на областа Пиерија

**ПИЕРИЈА** (Pieria) – античка област во Долна Македонија што го опфаќала тесниот приморски појас по должината на Термајскиот Залив, од утоката на р. Пенеј на југ, до устието на р. Халијакмон (Бистрица) на север, а на запад до планините Олимп и Пиериските Планини. Била населена со племето Пиери, а нејзин епоним е Пиер, синот на Македон. Птолемај и Страбон под Пиерија го подразбираат целото приморје до р. Аксиј. Позната е како света област и татковина на музите, каде што паселе светите крави на Аполон украдени од малиот Хермес. Имала развиен градски живот со голем број градови како: Метона, Пидна, Пимплеја, Лејбетра, Хераклејон, Фила и др. Во Пиерија се наоѓал и светиот град на Македонците Дион.

ИЗВ.: Titi Livi, *Ab urbe condita libri*, Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ПИЈАВИЦА, КОЊСКА** (*Haemopis sanguisuga* L.) – прстенест црв од класата пијавици. Поседува вилици со кои ја прегризува кожата на домаќинот. Главна храна му се црвите, полжавите и други ситни животни, но се храни и со крв од носната празнина и голтката од коњите и говедата, каде што се вовлекува кога тие доаѓаат на поило.


Коњска пијавица

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ПИЈАВИЦА, МЕДИЦИНСКА** (*Hirudo medicinalis* L.) – прстенест црв, претставник од редот *виличести пијавици* (*Gnathobdelida*). Препознатлива е по надолжните шари со жолти и црвени петна на грбната страна од телото. Долга е околу 5 cm. Има предна и задна пијавка. Вилиците се составени од стотина запчиња со кои ја пробива кожата на домаќинот, прави раничка и цица крв. Во раната на домаќинот испушта супстанција – хирудин, која го спречува згрутчувањето на крвта. Името го добила по тоа што се користела за лекување разни болести уште во средниот век. Широко е распространета на Медитеранот, но се среќава и во Македонија.


Медицинска пијавица

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ПИЈАВИЦА, РИБЈА** (*Piscicola geometra* L.) – рилчеста пијавица. Поседува две пијавки, на предниот и задниот крај на телото. Паразитира на кожата и на жабрите кај рибите. Достигнува големина до 5 cm. Кај нас, најчесто, го напаѓа крапот; со својата рилка се закачува за него и пиејќи му ја крвта, го исцрпува. Распространета е во реки и во езерата низ цела Европа и во Северна Азија. Од родот *Piscicola* во Охридското Езеро се среќава ендемичниот вид *Piscicola pawlowskii* Sket.


Рибја пијавица

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ПИЈАВИЦИ** (*Hirudinea*) – прстенести црви со пијавки. Населуваат водни или сувоземни средини како грабливки или паразити. Во светот се познати околу 500 видови. Во Македонија се регистрирани 35 таксони (29 видови и 6 подвидови), од кои 11 се ендемични, ограничени главно на Охридското Езеро. Најпознати се: *медицинската*, *рибјата* и *коњската пијавица*.

ЛИТ.: Jonce Sapkarev, *Die fauna Hirudinea Mazedoniens. Systematic und Ökologie der Hirudinea des Prespa. Sees*, Bull. Scient., Zagreb, 1963, 8; Jonče Šapkarev, *Sistematika i rasprostranjenje pijavica (Hirudinea) Makedonije*, Biosistematika, Beograd, 1975, 1; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.


Моша Пијаде

**ПИЈАДЕ, Моша** (Чика Јанко, Младен, Шики) (Белград, 14. I 1890 – Париз, 15. III 1957) – сликар, политичар, народен херој на Југославија, генерал на ЈНА, југословенски државник и редовен член на САНУ. Студирал сликарство во Минхен и Париз и како хонорарен професор по ликовно престојувал во Охрид (1913–1914). Како член на КПЈ (од 1920), со мали прекини, периодот од 1925–1941 г. го минал по затвори. Во затворот во Сремска Митровица ги поддржувал македонските дејци во нивните национални определби. Бил член на ЦК на КПЈ (од 1940), член на Врховниот штаб на НОВЈ (од 1942) и делегат на Првото заседание на АВНОЈ, а на Второто заседание на АВНОЈ бил избран за потпретседател на Президиумот. По Ослободувањето бил член на ЦК и на Политбирото на КПЈ/СКЈ. На Париската мировна конференција (1946) не го покренал решавањето на македонското национално прашање во Егејскиот и Пиринскиот дел на Македонија.

БИБЛ.: *Слободна Македонија во братска демократска заедница на јужнословенските народи*, Говори и статии, Скопје, 1947, 142-151; *За прашањето на балканската федерација*, Скопје, 1949; *Slobodna Makedonija u bratskoj demokratskoj zajednici jugoslovenskih naroda*, Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945, Beograd, 1987, 499–504.

ИЗВ.: *Моша Пијаде за слободна Македонија. Документи*, „Македонија", XXXIII, 396, Скопје, 15. V 1944, 27; Диме Бојановски-Дизе, *Сеќавања*, АИНИ, Скопје; Мире Анастасов, *Сеќавања*, АИНИ, Скопје. С. Мл.

**ПИКОЛОМИНИ, Енеја Силвие** (1650 – Призрен, 10. XI 1689) – австриски генерал. Бил командант на јужното крило на австрис-

ката војска во Австриско-турската војна (1683-1699) при нејзиниот пробив кон Македонија (1689). Во тој поход го зазел Скопје, во кое владеела чума, па го опожарил (26. X 1689), по што ја повлекол армијата кон Косово. А токму во тоа време веќе започнало распламтувањето на Карпошовото востание.

ЛИТ.: Душанка Шопова-Бојаниќ, *Карпошев поклет и извори за неговото проучување,* докторска дисертација во ракопис, во библиотеката на Катедрата за историја на Филозофскиот факултет во Скопје; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење,* том IV, Скопје, 1983. С. Мл.

**ПИЛАНА** – производствен капацитет што се состои од склад за трупци, пиланска зграда со споредни простории и склад за бичена граѓа. Во пиланата се врши промена на формата и на димензиите на основната дрвна суровина (пилански трупци) по механички пат, со примена на техника за бичење (разделување, режење). Промената на формата и на димензиите на пиланските трупци се извршува во технолошки процес при кој се користат примарни и секундарни пилански работни машини. Првата група машини ја сочинуваат: гатерите и лентовидните пили, а во втората група влегуваат главно кружни, а поретко лентовидни пили. Крајниот производ се пиланските сортименти (бичена граѓа). Нивното производство може да биде стандардно или наменско. Во современите пилани технолошкиот процес е наполно автоматизиран и механизиран. Б. Ил.



Алберт Пилат

**ПИЛАТ, Алберт** (Albert Pilat) (2. XI, 1903 – 29. V 1974) – чешки миколог, кој ги обработува видовите собирани од Македонија од страна на ботаничарот Војтех Линдтнер. Дел од тие видови се нови за науката. Познат е по голем број монографски дела и атласи. М. Кр.

**ПИЛИЧКОВА, Севим Хамдие** (Sevim Piliçkova) (Скопје, 26. VIII 1946) – филолог, научен советник (2000), истражувач на турскиот



Севим Пиличкова

фолклор и етнологија (1. VII 1977) и повеќегодишен директор на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје (29. V 2001–). Завршила гимназија, Филозофски факултет (Група англиски јазик и литература со историја на уметност) и докторирала на Филолошкиот факултет во Скопје на тема „Основни типови анегдоти кај Турците од РМ, со посебен осврт на современите записи" (24. XII 1991). Нејзин посебен интерес за истражување се народната проза и поезија, кратките жанрови, обичаите и верувањата кај Турците во Македонија. Имала студиски престои во Анкара, Истанбул и Москва. Била претседател на Советот на Институтот, претседател на традиционалниот Меѓународен симпозиум за балканскиот фолклор во Охрид, член на Ректорската управа на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", член на INASEA (Меѓународна асоцијација на антрополозите од Југоисточна Европа).

БИБЛ.: *Makedonya Sossüalist Cumhuriyetinde yaşayan Turklerin manileri / Манињата кај Турците од СР Македонија,* Скопје, 1986; *Прилог кон проучувањето на народните пословици кај Турците од СР Македонија,* Скопје, 1987; *Народните приказни на иселениците од Република Македонија во Република Турција,* Скопје, 1992; *Насрадин Оџа и Итар Пејо – духовни близнаци,* Скопје, 1996; *Турски реалистични народни приказни од Република Македонија,* том I–II, Скопје, 1997; *Турски хумористични народни приказни во функција на пародија,* Скопје, 2000; *Структурата на турските волшебни народни приказни,* книга 1 и 2, Скопје 2001; *Нарација и реалност,* Скопје, 2002; *Nasraddin Hocaenin kişiliği/Фолклорниот лик на Насрадин Оџа,* Скопје, 2003; 101 *анегдота за Насрадин Оџа од Македонија,* Скопје 2004; *Функцијата на формулите во турските народни приказни,* Скопје, 2005; *Симболиката на наративните елементи во турските приказни од Македонија,* Скопје, 2006.

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 123-124 и 147. С. Мл.

**ПИНГОВ, Владимир** (Велес, 1863 – Солун, 29. IV 1903) – гемиџија, еден од солунските атентатори. Изнајмил дуќан – берберница за камуфлажа на прокопувањето на подземниот тунел до Отоманската банка. Загинал во борба со османлиски војници при испланираниот обид да го кренат во воздух хотелот „Вардар", заедно со гемиџијата Марко Бошнаков.

ЛИТ.: Д-р Крсте Битоски, *Солунските атентати* 1903, ИНИ, Скопје, 1985; Јован Павловски, *Гемиџиите,* „Матица македонска", Скопје, 1997. С. Мл.



Една од најуспешните генерации македонски пингпонгари

**ПИНГ-ПОНГОТ ВО МАКЕДОНИЈА.** Отпрвин се појавува како забава (1932), а набргу се организираат и натпреварувања (1934). Бројот на екипите се зголемува, а активностите се одвивале и за време на окупацијата (1941–1944). Биле формирани секции (од 1945) и посебни клубови (од 1948). Бил основан и Пингпонгарски сојуз на Македонија (ПСМ, 1947). Првото Републичко првенство било одржано во Велес (1947). Повеќекратен екипен републички првак е „Работнички" од Скопје – за мажи (18 пати) и за жени (15), а поединечно: Миле Петрески (11) и Марија Булатовиќ (седумпати). ПСМ успешно организирал меѓурепублички средби, меѓународно Првенство на Југославија (1962), Балканско првенство (1968), натпревар помеѓу Југославија и Кина во Скопје, Сениорско поединечно првенство на Југославија во Куманово (1986), натпревар Југославија – Полска во Прилеп и др.

ЛИТ.: *50 godina Stolnoteniskog saveza Jugoslavije,* Zagreb, 1978. Д. С.



Страхил (Страшо) Пинџур

**ПИНЏУР, Страхил (Страшо)** (псевд. Јосиф; Камо) (Ваташа, 3. III 1915 – Скопје, 4. I 1943) – правник, национален и комунистички деец, првоборец и народен херој.

Како воен сирак, бил државен питомец во Крагуевац, каде што му пристапил на комунистичкото движење, а потоа студирал на Правниот факултет во Белград. Бил член на КПЈ (1934), на Акциониот одбор на студентите на Белградскиот универзитет, на Покраинскиот одбор на македонските студенти (1936), еден од основачите и секретар на студентското Културно-просветно друштво „Вардар" во Белград, еден од основачите на МАНАПО и на Студентската колонија во Охрид, поради што бил прогонуван и апсен. По враќањето во Македонија (1938) дејствувал во Тиквешијата, а по Априлската војна (1941), како член на Пленумот на ПК на КП во Македонија, дошол во судир со ставовите на Методија Шаторов–Шарло. Бил член на Покраинскиот воен штаб (од септември 1941, подоцна ГШ на НОВ и ПОМ), член на ПК на КПЈ за Македонија (од јануари 1942). Во отсуство бил осуден, потоа уапсен од бугарската полиција во Велес (кон крајот на 1942) и по подолго мачење убиен во Скопскиот затвор, заедно со народниот херој Мирче Ацев. Прогласен е за народен херој на Југославија (29. VII 1945).

ИЗВ.: *Дневникот на Страшо Пинџур.* Приредил Јован Поповски, Скопје, 1976.

ЛИТ.: Коле Чашуле, *Народен херој Страшо Пинџур,* Скопје, 1951 и 1959; Јован Бошковски, *Уште еднаш околу монографијата за Страшо Пинџур,* „Современост", II, 1–2, Скопје, 1952, 107–110; Лазо Мојсов, *Страшо Пинџур,* Четириесет години 1941–1945, кн. 7, Скопје, 1963, 731–733; Т(рпко) Панговски, *Кон биографијата на Страшо Пинџур,* „Историја", IV, 1, Скопје, 1968, 87–89; Јован Поповски, *Една младост, Страшо Пинџур,* Скопје, 1969; *Истакнат борец за правата на народот.* Четириесет години од убиството на Мирче Ацев и Страшо Пинџур, „Македонија", XXX, 357, Скопје, 1983, 5; *Тиквешијата во НОВ 1941–1945. Страшо Пинџур, народен херој.* (Материјали од научниот собир одржан на 21 и 22 јуни 1982 год. во Кавадарци и Тркалезната маса за Страшо Пинџур одржана на 13 септември и 18 октомври 1984 год. во Скопје, Кавадарци-Неготино, 1985. С. Мл.

**ПИОНЕРСКА ОРГАНИЗАЦИЈА** – в. *Детски организации.*

**ПИПЕК, Олџих** (Прага, Чешка, 18. I 1929 – Скопје, 5. IV 1980) – диригент. Дипломирал на Прашкиот конзерваториум. Работел како диригент во повеќе оперски театри во Полска (Либерец, Катовице, Вроцлав) и во Чешка (Прага, Брно). Во Операта на МНТ работел од 1969 до 1980 г. и на нејзината сцена поставил и диригирал повеќе опери *(Продадена невеста, Аида, Тоска, Русалка, Трубадур, Алберт Херинг).* Извесен период бил и диригент на Камерниот оркестар на МРТВ. Гостувал во Германија, Полска, Романија. Во работата се одликувал со високи професионални барања, поседувајќи исклучително силна меморија. Ф. М.


Олџих Пипек


Боро Пиперевски

**ПИПЕРЕВСКИ, Боро Манев** (Струмица, 16. I 1946) – математичар, ред. проф. (1996) на ЕТФ. Дипломирал (1971) на ПМФ, магистрирал (1979) и докторирал (1984) на Математичкиот факултет на темата „Полиномни решенија на една класа линеарни диференцијални равенки и нивна примена". Објавил научни трудови од областа на диференцијалните равенки. Бил претседател на СДМИ повеќе мандати.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; БУ бр. 794/'02. Н. Ц.

**ПИПЕРКА** (Capsicum annuum L.) – во наши услови едногодишно растение. Многу стара култура, потекнува од Јужна Америка. Пиперката е една од водечките производи во светот и кај нас. Се одгледува заради плодовите што се консумираат во незрела или зрела состојба, свежи, преработени и конзервирани. Посебни сорти се одгледуваат за мелен црвен пипер како зачин во разновидни јадења. Плодовите се богати со минерални материи (0,50–0,60%), органски киселини (0,10–0,20%), шеќери (3–5%) и витамини (A, $B_1$, $B_2$ и C, 3–4 пати повеќе од лимонот). Топлољубиво растение, интензивно расте и се развива при температура од 22–28°C. Кај нас успешно се одгледува во повеќе реони на површина од 8.500–9.000 ha, со вкупно производство од околу 110.000 t. Во производството се застапени голем број сорти, групирани во var. grossum (широкоплодни: гамби, бабури и срцевидни); var. longum (конусовидни, камовидни и роговидни) и var. shipca (ситноплодни, претежно лути). Производството се одвива на отворено и во заштитени простори, со соодветни сорти. Д. Ј.


Црвени пиперки

**ПИПЕРКАТА, Јордан** – в. *Сиљанов–Пиперката Јордан.*

**ПИР** (Pyrros) (317–272 пр.н.е.) – епирски владетел, македонски крал (288/7 пр.н.е.), со потекло од аристократскиот род на Ајакидите. Откако татко му бил симнат од престолот, Пир го поминал детството на дворот на илирскиот крал Глаукија, а потоа кај Антигон Монофтхалм и син му Деметриј Полиоркет. Едно време минал како заложник кај Птолемај I Сотер во Египет. Откако го симнал од престолот на Епир узурпаторот Неоптолем, ја зацврстил својата власт во Епир (295 пр.н.е.). Во војната меѓу Касандар и Деметриј Полиоркет успеал да го завладее западниот дел, а потоа и целата Македонија (287/4 пр.н.е.). Ги помагал Грците на југот на Италија и Сицилија во војната против Рим и Картагина, извојувајќи победа најпрвин кај Хераклеја (280 пр.н.е.), а потоа кај Аускулум (279 пр.н.е.) претрпел големи загуби, па оттука потекнува изреката „Пирова победа" – за скап успех што не се исплатува. По поразот во битката кај Беневент на Сицилија (275 пр.н.е.) се вратил во Епир. Го нападнал македонскиот крал Антигон II Гоната, навлегувајќи во Ајга (274 пр.н.е.), каде што им дозволил на своите келтски платеници да ја ограбат кралската некропола. Загинал во Аргос, во обид да го врати на власт спартанскиот басилеј Клеоним.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. К. М.-Р.

**ПИРАЈХМЕ** (Pyraihmes) (XII в. пр.н.е.) - пајонски крал, учесник и водач во Тројанската војна. Како сојузник на Троја, ги предводел Пајонците со криви лакови и борци на коли, од градот Амидон, од долниот тек на р. Аксиј (Вардар). Бил убиен од Патрокло, а по неговата смрт водач на Пајонците под Троја станал Астеропај.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia*, Oxonii, 1927; Strabonis, *Geographica*, Lipsiae, 1895-1913.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**ПИРИН** – висока планина во Пиринскиот дел на Македонија, Република Бугарија. Се протега во правец северозапад–југоисток, меѓу долините на реките Струма и Места и котлините по нив, со должина до 70 km, а средна широчина од 30–35 km. Припаѓа на Родопската маса, која претставува најстаро копно на Балканскиот Полуостров. Тектонските движења со кои била зафатена оваа планина условиле да биде издигната и раседната како типичен хорст. Со превалот Предел (1.140 m) и долината на Градевска Река, на север е одвоена од планината Рила, а со Парилскиот Превал (1.170 m) и долините на реките Голешевска и Буровица на југ, е одвоена од планината Славјанка. Вкупната површина на Пирин е 1.210 km², а средната височина е 1.033 m. Геолошкиот состав е претставен со кристалести шкрилци, гнајс, мермери, гранити и др. Големите раседни линии од запад, исток и север ја ограничуваат нејзината периферија. Морфографски, Пирин се дели на три дела: Северен – висок, Среден и Јужен – низок. По својот облик, Среден и Јужен Пирин многу личат еден на друг, така што во споредба со Северен Пирин постојат големи разлики. Северен Пирин се протега од превалот Предел (1.140 m) на север, до Тодорова Полјана (1.883 m) на југ. Највисоките делови се варовнички. Во овој дел се издигаат највисоките и најпознатите врвови: Вихрен (2.914 m), највисок врв, Кутело (2.908 m), Бански Суводол (2.884 m). Средниот Пирин на југ се протега до Попскиот Преслап. Ова е најмал дел по површина, а истовремено и понизок дел од Северен Пирин со највисок врв Орелјак (2.099 m). Јужен Пирин зафаќа поголема површина од Северен. Тој е понизок, а највисок врв е Свешник (1.975 m). Во плеистоценот високите делови на Северен Пирин (над 2.000 m) биле зафатени со глацијација, така што како последица има појава на глацијални облици: циркови, валови, морени и др. Во цирковите се формирани голем број глацијални езера. Особено се познати Бјандеришките и Влахинските езера, Василашките и др. Меѓу нив најголемо е Попово Езеро, а на најголема височина (2.700 m) е Полежанското Езеро. Притоките на Струма и Места длабоко се всечени по планинските страни, при што им даваат ребрест изглед. Пиринските шуми, високопланинските пасишта и разновидните геоморфолошки облици претставуваат вистинска основа за развој на туризмот.

ЛИТ.: Динев Л, Мишев К., *България, кратка география*, „Наука и изкуство“, Дяржавно издателство, София, 1980. Т. Анд.


Планината Пирин

**ПИРИНСКИ, Гео (Георги)** – в. *Зајков, Георги Николов.*

**„ПИРИНСКИ ГЛАС“** (Горна Џумаја, 29. XII 1937 – 1. I 1941) – весник, информациски просветно-културен и стопански орган. Директор бил Петар Димитров, а го уредувале Кирил Дамјанов Коларов (главен уредник) и презвитерот Јаворски. Објавени се вкупно 96 броја. Бил распространуван во Горна Џумаја, Неврокоп, Петрич, Разлог и Св. Врач.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 376; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 93–94. С. Мл.


Петре Пирузе-Мајски

**ПИРУЗЕ-МАЈСКИ, Петре** (Охрид, 5. V 1907 – Охрид, 12. I 1980) – македонски револуционерен деец, активист на студентското и комунистичкото движење на Правниот факултет во Белград, организатор, борец и командант во НОБ. Адвокатски приправник во Охрид, член (1941) и прв секретар на КП во градот, организатор на ослободителното движење во Дебарца. Командант на II оперативна зона и раководител на НОБ во Западниот дел на Македонија. Член на ГШ на НОВ и ПОМ и избран делегат на II заседание на АВНОЈ; член на Иницијативниот одбор за свикување на Првото заседание на АСНОМ, делегат на Првото заседание и член на Президиумот на АСНОМ и прв повереник (министер) за правосудство на Македонија (1944–1945). Член на Комисијата за изработка на македонската азбука (1944). Носител на партизанска споменица 1941. По формирањето на Македонската влада, испратен за судија на Врховниот суд на Југославија во Белград (1946–1950), но обвинет за информбировски позиции, без судска одлука, е испратен на Голи Оток (1950–1954). Потоа наполно деградиран, работи како правник во Сојузната управа за ветеринарство во Белград и дури во 1970 г. е вратен во членство во КПМ. Политички дискредитиран, како пензионер умира во родниот град.

ЛИТ.: *Петре Пирузе-Мајски. Време, живот, дело (1907–1980)*, Скопје, 1997. Бл. Р.

**ПИСАРИ** – книжевни дејци од средновековјето, творци на многубројни богослужбени книги што се пишувале во црквите и во

манастирите со кои како мрежа била покриена целата територија на Македонија. Поради својата скромност, писарите најчесто не го забележувале своето име, но има и исклучоци, па можеме да ги наведеме имињата на граматик Георги, поп Добромир, поп Јован, поп Добрејшо, Драган, Добријан, Јосиф, Тихота и Белослав, Никола Брата, поп Михаил, Станислав, Владислав Граматик, Димитар Кратовски, Јоан Кратовски, Висарион Дебарски, Пахомиј Слепченски и многу други. В. Д.



ПИСМА: 1.Сумерско, 2. Египетско, 3. Кинеско, 4. Критско-микенско линеарно Б, 5. Санскритско, 6. Латинично, 7. Арапско, 8. Глаголица, 9. Кирилица

**ПИСМО** – средство за комуникација преку условни писмени знаци. Поради ограничените можности на човечкиот ум да памети долго сѐ, луѓето барале средство како да зачуваат точни податоци за разни предмети и настани и да им ги предаваат на други просторно и временски оддалечени лица. На повеќе места во светот (Месопотамија, Кина, Египет, Средна Америка и др.) биле оформени различни писмени системи постепено, почнувајќи од отисоци на фигури и цртежи на предмети, лица, птици и животни до прости знаци за слогови и гласови, при што секогаш знаците за бројки им претходеле на знаците за букви и зборови. Најголемо совршенство е постигнато во азбучното писмо, каде што само со 25-35 знаци може да се запише секаков збор. Прва таква консонантска азбука измислиле феникиските трговци на Медитеранот. Грците ја усовршиле нивната азбука со додавање знаци и за вокалите, а потоа таа била позајмувана со повеќе или помалку адаптации и за други јазици (етрурски, латински, словенски и др.). Така се усовршувал и материјалот врз кој се пишувало: глинени плочки, коски, камен, палмови лисја, иверки (особено од бука), папирус, пергамент до хартија и компјутерски (електронски) записи.

Во античко време сѐ до XV в. се пишувало во централниот дел на страницата, така што отстрана да останат широки белини (*схолии* или маргини), на кои читателот можел да запише свои забелешки. Со тоа започнал позасилен прогрес на школството и науката. Книгите првин се ширеле преку преписи. Побогати трговци снабдувале материјал за пишување (папирус, пергамент, па и хартија и др.), најмувале писмени луѓе (обично робови), еден го читал текстот гласно, а другите запишувале и одеднаш се добивале повеќе примероци (*copia*). Средновековните ракописи, особено оние со свечени и свештени текстови, биле уметнички украсувани во почетните букви (иницијали), во почетокот и крајот на текстот со вињетки, заставки и сцени опишани во текстот, како и со украси од билниот и животинскиот свет.

Со ширењето на писменоста се зголемувала потребата и од поголем број книги, заради што било пронајдено печатарството. Печатењето книги било измислено пред повеќе од 1000 години на Далечниот Исток (Кина, Кореја), но сѐ до XV в. тоа не било приспособено за европските писма. Во XV в. германскиот златар Ј. Гутемберг направил дрвен механизам за печатење текстови со европски азбуки. И оваа техника сѐ повеќе се усовршувала. Дрвениот механизам бил заменет со потраен, железен. Рачните слагачници со одделно излиени матрици во различен вид и големина (верзал, гармонд, петит итн.) до скоро се употребуваа заедно со машинскиот линотип и монотип, а од крајот на XX в. тие се заменети со компјутерска (електронска) техника со брза и огромна продукција на печатени и илустрирани текстови.

Глинените плочки пишувани со источни клинописи и медитерански силабари, подредени во кошници или гипсени сандаци, биле складирани во одделни простории на клупи и полици со ознаки на нивната содржина. Текстовите пишувани на папирус, на пергамент, па и на хартија во ролни или кодекси (книги) биле складирани на рафтови. Во античко време најбогат фонд со преку 400.000 дела бил сместен во прочуената Александриска библиотека. Во современиве големи библиотеки веќе не се бројат книгите, а се мерат полните рафтови со милји и километри. Во Британската библиотека има преку 330 km долги рафтови само со книги, а посебно се чуваат ракописи, дневни весници, географски карти, музички партитури, звучни записи и др. Најновите електронски записи на текстови и др. аудио-визуелни содржини во многу поголем обем се чуваат на минимален простор.

ЛИТ.: Denise Schmandt-Besserat, *Before Writing*, I-II (From Counting to Cuneiform), Austin, University of Texas Press, 1992; *How Writing Came About*, University of Texas Press, Austin, 1996; П. Хр. Илиевски, *Појава и развој на писмото*, Со посебен осврт кон почетоците на слов. писменост, МАНУ 2001, II ревид. изд. 2006; Р. Бугарски, *Писмо*, превод на макед., Ск. 2001; К. Брукфилд, *Свет писмености*, превод на српски, Београд 2005. П. Хр. Ил.

**ПИШТАРКИ** (Apodidae) – фамилија релативно мали птици од редот на долгокрилни птици (Macrochires), од кои во Македонија се регистрирани два вида: обична пиштарка (Apus apus) и голема пиштарка (Apus melba).


Пиштарка

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Влоѓимјеж Пјанка

**ПЈАНКА, Влоѓимјеж** (Włodzimierz Pianka) (Воломин крај Варшава, Полска, 8. VIII 1937) – полски лингвист, славист, македонист, член на МАНУ надвор од работниот состав (1997), прв лектор по полски јазик на Универзитетот во Скопје. Автор на две важни ономастички монографии.

БИБЛ.:*Топономастика на охридско-преспанскиот базен,* Скопје 1970 и *Macedońskie imiona osobowe kotliny Azot,* Warszawa 1975; *Македонско- полски и полско-македонски речник* (Варшава – Скопје 1990, коавтори *Видоески, Тополињска*); *Учебник по полски јазик – граматика со вежби и речник,* Скопје 1971; бројни статии посветени на граматиката на македонскиот јазик. З. Т.


Илија Плавев

**ПЛАВЕВ, Илија** (Велес, 1867 – Белград, 1940) – социјалистички и комунистички деец. Како работник во Софија, се приклучил кон социјалистичкото движење. Подоцна се вратил во Велес (1902), а потоа се преселил во Скопје (1905), каде што станал член на една Социјалистичка група. Бил член на Народната федеративна партија. Прифаќајќи го комунистичкото движење, станал благајник на Скопската организација на КПЈ и потоа прв потпретседател на ПК на КПЈ за Македонија. По Обзнаната, во материјална криза, се преселил во Белград.

ИЗВ.: Роса Плавева, *Кратки белешки од мојот живот*, 1–26 + 34, АИНИ – Скопје, Сл. IV 170, инв. бр. 203/67; Тодор Г. Зографски – Димче А. Зографски, *КПЈ и ВМРО (Обединета) во Вардарска Македонија во периодот 1920-1930*, ИНИ, Скопје, 1974. С. Мл.

**ПЛАВЕВСКИ, Лазо** (Скопје, 18. XI 1954) – карикатурист. Значаен по тоа што јазикот на карикатурата го третира како уметничка дисциплина, а не само како илустрација. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1978). Со карикатурата се занимава од 1970 г., а подоцна со маил-арт, дизајн и детски цртежи (Нема книга, 1995; Цртежи за Јане и Цена, 1995; Картички – Мирослав Грчев и Лазо Плавевски, 2001). З. Ал.-Б.


Лазо Плавевски:, карикатура „Без зборови“

**ПЛАВУШ** – ниска планина што се простира во средишниот дел на РМ, а претставува продолжение на Градешка Планина, со правец на протегање сз–ји. Највисока точка е котата 997 m. Составена е од амфиболити, кристалести шкрилци и кварцити. Осамените и ниски врвови завршуваат со сиви варовници. Планинските страни спрема Крива Лакавица и Бела Река се терасирани и дисецирани со абразиони и флувијални процеси. Т. Анд.

**ПЛАКАТ** – оглас на ѕид или на други јавни места, како средство за визуелна комуникација, но и за економски, политички, културен, спортски и друг вид публицитет. Во РМ по 1945 г. плакатот бил нагласена форма за јавна комуникација, како повик до граѓаните или како средство за афирмирање и најава на јавни настани. Со својот специфичен визуелен јазик, плакатот е предизвик и за познати ликовни уметници (Д. Аврамовски–Гуте, Д. Кондовски, К. Танчев, В. Бороевиќ, Д. Марковиќ, Љ. Серафимовски). Ал. Цв.



Плакат: Стоп за визниот режим

**ПЛАКЕНСКА ПЛАНИНА (ПРОСТРАНСКА ПЛАНИНА)** – средновисока планина со динарски правец на протегање сз–ји. Највисок врв е Плаке (1.999 m), по којшто некои ја нарекуваат Плакенска Планина, а висок е и врвот Коњарник (1.919 m). Во источното подножје се наоѓа с. Простране по што се нарекува и Пространска Планина. Се протега помеѓу долината на Боишка Река и Демир Хисар на исток и котлината Дебарца на запад. Спрема југ билото на Плакенската Планина продолжува во Бигла Планина. Геолошкиот состав е претставен со кристалести шкрилци преку кои лежат тријаски варовници. Спрема запад течат Голема и Коселска Река, а спрема исток Пространска, Вировска Река и Големача, притока на Боишка Река. Планинските страни се под шума, а високите делови под планински пасишта. Т. Анд.


Плакенска Планина

**ПЛАНАРИИ** (*Tricladida*) – сплескани трепчести црви. Имаат елипсовиден облик на телото и триграно цревo. Живеат во копнени води, се среќаваат во морски, а има и такви што населуваат влажни места, кори од дрвја, под камења. Во Македонија најпозната е *белата планарија* (*Dendrocoelum lacteum* O.F. Müll.), којашто е сплескан црв, релативно крупен вид, долг 2-3 cm. Во Македонија населува копнени води, извори, реки и езера. Охридското Езеро, како посебен екосистем, е богато со ендемични планарии (25 видови) од родовите *Dendrocoelum* и *Phagocata*, кои го населуваат сублиторалот на Езерото.


Бела планарија

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без-'рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.


Планинарскиот дом „Копанки“ на Пелистер

**ПЛАНИНАРСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА** – се јавува во Скопје и Битола во почетокот на XX в. Планинарски секции на некои туристички организации биле основани во Скопје, Битола, Тетово, Прилеп, Кичево, Велес, Штип, Кочани и во други градови (1927–1941). Подоцна некои од нив прераснале во посебни планинарско-скијачки друштва. Така се изградени и шест планинарски домови (1930–1941). По Ослободувањето се основаат планинарски друштва. Планинарското друштво на чело со генералот Михајло Апостолски и потпретседателот Даре Џамбаз е формирано во Скопско (1944). Набргу бил формиран Одбор при ФИСОМ (1946), потоа Планинарски сојуз на Македонија (ПСМ, 1948), кој имал 62 друштва со 26.000 членови и 26 планинарски куќи со 950 легла (1975). ПСМ основал Горска служба за спасување (1950), организирал курсеви за оспособување кадри, маркација на планинарските патеки, ориентациони натпревари, походи, планинарски тури, слетови, учество во Штафетата на младоста, во алпинистички и спелеолошки експедиции и во освојување на Монт Еверест (1984– 1989). Планинарската федерација на Македонија (од 2002) има одбори за планинарење, искачување, алпинизам и спелеологија.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт, 1945–1975 во СР Македонија*, Скопје, 1976.
Д. С.

**ПЛАНИНСКА ДИВИЗИЈА во Бугарската армија во Првата светска војна** (1916 – 1918) – формирана во Македонија од Штабот на ВМРО, по наредба на германската и бугарската Главна команда, издадена на Александар Протогеров (22. X 1916). Регрутите биле мобилизирани главно од Западна Македонија, од Скопје и од Приштина. Штабот се наоѓал во Скопје, а подоцна е префрлен во Охрид. Формацискиот состав бил од три полка со по два баталјона. Бројната состојба на дивизијата била: 3.330 Македонци, 1.200 Турци и 1.200 Албанци. Вкупно 5.730 лица.

ЛИТ.: Димитър Минчев, *Участието на населението от Македония в Българската армия през първата световна война 1914–1918*, София, 1994.
В. Ст.


Црквата „Св. Никола“ во с. Пласница, Бродско

**ПЛАСНИЦА** – село во Бродско. Се наоѓа во северното подножје на Бушева Планина, од десната страна на р. Треска, на надморска висина од околу 660 m. Со регионален пат е поврзано на исток со Македонски Брод, а на запад со Кичево. Има 2.288 ж. Торбеши, кои, според новата статистика, се регистрирани како „Турци“. Населението се занимава главно со одгледување тутун. Тоа е седиште на општина што зафаќа површина од 5.444 ha, со 4 населени места, во кои живеат 4.545 ж. Постои осумгодишно училиште и здравствена станица.
Ал. Ст.


Платан (јавор, чинар)

**ПЛАТАН (ЈАВОР, ЧИНАР)** (Platanus orientalis L., фам. Platanaceae) – ареалот му се протега од Балканот, преку Мала Азија, до Хималаите. Големо дрво, со многу широка круна; кората му е плочесто испукана, светлосива. Листот е прост, длабоко врежан на 5–7 дела, со клиновидна основа и со долга дршка. Цветовите се двополни, собрани во топчести соцветија (по 2–8) на заедничка дршка. Топчестите соплодија, откако ќе созреат, се распаѓаат. Застапен е во крајречната растителност на р. Вардар и по неговите притоки.
Ал. Анд.

**ПЛАТЕН БИЛАНС НА РМ** – систематски преглед на економските трансакции на РМ со светот во текот на една година. Платнобилансната статистика се подготвува врз основа на методологијата на ММФ, а за составување и следење на извршувањето на платниот биланс е надлежна НБРМ. Трансакциите во платниот биланс се групирани во три основни дела: 1) тековна сметка, 2) капитална и финансиска сметка и 3) грешки и пропусти. Понатаму, тековната сметка се состои од четири подбиланси: стоки, услуги, доход и тековни трансфери. Во рамките на подбилансот стоки се регистрира македонскиот увоз и извоз на стоки, кои се прикажани на f.o.b. основа. Во подбилансот услуги се опфатени увозот и извозот на различни видови услуги, како: транспорт, туризам, телекомуникациски услуги, инвестициони работи, осигурување, деловни услуги итн. Подбилансот доход ги систематизира сите трансакции меѓу Македонија и светот врз основа на прилив и одлив на плати на вработените, добивка од инвестициите, дивиденди, камати на заеми и на кредити итн. Подбилансот тековни трансфери ги опфаќа приливот и одливот на официјални и приватни трансфери. Првите најчесто се однесуваат на помошта што ја добива Македонија од странски држави и од меѓународни организации, изразена во пари и во стоки, додека вторите опфаќаат дознаки од странство, откуп и продажба на странски ефективни пари во менувачниците, како и ренти, пензии, инвалиднини итн. Во капиталната и финансиската сметка се регистрираат сите капитални трансфери и финансиски трансакции меѓу Македонија и светот. Најважни ставки во оваа сметка се: директните инвестиции, портфолио инвестициите, трговските кредити, заемите, валутите и депозитите и бруто официјалните резерви. Директните инвестици ги опфаќаат влоговите на странските физички и правни лица во македонската економија, т.е. на домашните физички и правни лица во странство, изразени во стока и во пари. Трговските кредити одобрени во странство и примени од странство ја претставуваат разликата меѓу физичката размена на стоки меѓу Македонија и светот и извршени-

***Платен биланс на Република Македонија, 1993-2007 (во милиони долари)***

| | | 1993 | 1994 | 1995 | 1996 | 1997 | 1998 | 1999 | 2000 | 2001 | 2002 | 2003 | 2004 | 2005 | 2006 | 2007 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| I. | ТЕКОВНА СМЕТКА | -82.54 | -262.94 | -298.91 | -339.85 | -286.56 | -278.82 | -65.26 | -97.61 | -236.08 | -377.61 | -184.11 | -452.82 | -157.91 | -56.39 | -596.83 |
| | СТОКИ, нето | 42.82 | -184.92 | -222.78 | -314.67 | -386.27 | -515.63 | -495.92 | -690.82 | -526.72 | -805.58 | -851.00 | -1,138.97 | -1,063.03 | -1,284.99 | -1,629.75 |
| | УСЛУГИ, нето | -154.47 | -155.12 | -200.51 | -156.16 | -137.75 | -59.82 | 38.85 | 48.70 | -19.17 | -22.11 | -6.62 | -54.37 | -33.64 | 28.25 | 34.98 |
| | ДОХОД, нето | -56.69 | -46.60 | -39.57 | -51.35 | -54.51 | -52.25 | -71.82 | -64.53 | -27.97 | -44.33 | -62.39 | -39.19 | -113.46 | -36.65 | -385.02 |
| | ТЕКОВНИ ТРАНСФЕРИ, нето | 85.80 | 123.70 | 163.95 | 182.33 | 291.97 | 348.87 | 463.64 | 609.04 | 337.78 | 494.42 | 735.90 | 779.71 | 1,052.21 | 1,237.00 | 1,382.96 |
| II. | КАПИТАЛНА И ФИНАНСИСКА СМЕТКА | -12.85 | 162.34 | 280.63 | 318.20 | 349.63 | 296.30 | -91.43 | 40.20 | 236.60 | 387.98 | 218.30 | 434.05 | 165.47 | 48.54 | 638.84 |
| | КАПИТАЛНА СМЕТКА, нето | 0.00 | 30.04 | 1.70 | 0.00 | 0.00 | -1.79 | 0.00 | 0.33 | 1.39 | 8.26 | -6.69 | -4.62 | -2.02 | -1.11 | 4.91 |
| | ФИНАНСИСКА СМЕТКА, нето | -12.85 | 132.31 | 278.93 | 318.20 | 349.63 | 298.09 | -91.43 | 39.87 | 235.20 | 379.72 | 224.99 | 438.68 | 167.49 | 49.66 | 633.93 |
| III. | ГРЕШКИ И ПРОПУСТИ | 95.39 | 100.60 | 18.28 | 21.64 | -63.06 | -17.48 | 156.69 | 57.41 | -0.51 | -10.37 | -34.19 | 18.77 | -7.55 | 7.84 | -42.01 |

те плаќања за нив. Во категоријата заеми се прикажуваат користењето и обврските за отплата на главнината по среднорочни и долгорочни заеми и кредити. Ставката валути и депозити се однесува на промената на девизните средства и на девизните обврски на монетарната власт, комерцијалните банки и населението. Како составен дел на капиталната и финансиска сметка се прикажани и промените на состојбата на официјалните девизни резерви на Македонија. Последниот дел на платниот биланс се нарекува грешки и пропусти и претставува корективна категорија, која го покажува статистичкото отстапување меѓу вредноста на тековната сметка и вредноста на капиталната и финансиска сметка. Оваа категорија ги одразува тешкотиите при евидентирањето на економските трансакции меѓу земјата и странство, т.е. неможноста за нивно целосно и прецизно регистрирање. Во рамките на тековната сметка, македонската економија се одликува со висок дефицит во трговскиот биланс, кој делумно е неутрализиран од високиот суфицит во подбилансот на тековните трансфери. Исто така, Македонија бележи дефицит и во подбилансот на услугите (особено во првата половина на 1990-тите), како и во подбилансот на доходот (како резултат на одливот на средства врз основа на платени камати и дивиденди). Како последица на тоа, Македонија традиционално покажува дефицит на тековната сметка од билансот на плаќањата. Во рамките на капиталната и финансиската сметка, учеството на одделните ставки (директни инвестиции, трговски кредити, заеми и валути и девизи) е различно во одделни години и не може да се утврди некоја регуларност во поглед на структурата на капиталната и финансиска сметка.

ИЗВ.: Народна банка на Република Македонија, „Билтен", III/2006, Скопје, декември 2006, 81-82; „Билтен", Министерство за финансии, Скопје, јули/август 2006, 7.

ЛИТ.: Народна банка на Република Македонија, „Билтен", *III/2006*, Скопје, декември 2006; Министерство за финансии, „Билтен", Скопје, јули/август 2006, 7. Г. П.

**ПЛАТФОРМАТА ГЛИГОРОВ-ИЗЕТБЕГОВИЌ** – документ подготвен од претседателите на РМ Киро Глигоров и на РБиХ Алија Изетбеговиќ и обзнанет на 4. VI 1991 г. како основа за договор на претседателите на југословенските републики за зачувување на југословенската заедница преку нејзино преуредување во заедница на југословенските републики (конфедерален сојуз) со карактеристики на државна заедница. Платформата содржи Вовед и 6 дела: Човековите слободи и основните граѓански права; Заедничките економски интереси; Меѓународно-правниот субјективитет и надворешната политика; Одбраната; Положбата, структурата и начинот на одлучувањето на органите на Заедницата; Гаранцијата за извршување на Договорот.

ИЗВ.: *Платформа Глигоров-Изетбеговиќ*, МНР на РМ. Т. Петр.

**ПЛАЧКОВИЦА** – средновисока планина со највисок врв Лисец (1.754 m). Се издига помеѓу Струмичко-радовишката Котлина на југ и Кочанската Котлина на север. Правецот на протегање е и–ји спрема с–сз. Орографската должина на главниот планински гребен изнесува 34 km. Во средишниот дел долината на Зрновска Река го дели главното било на два дела. Во овој дел Зрновска Река е изградена од старо флувиоденудационо плато широко 5 km. Западниот дел е повисок со највисок врв Туртел (1.689 m), а источниот дел на Плачковица е познат под име Каменица со истоимениот врв Каменица (1.356 m). Геолошкиот состав го прават гранити, кристалести шкрилци и гнајсеви. По планинските страни течат поголем број речни текови што располагаат со голема механичка сила, па во подножјето изградиле типични наноси. Побогата со речни текови е северната падина, а на една од нив – Зрновска Река е изградена мала хидроцентрала. Западните и југозападните падини се голи и развиена е ерозија на почвата, додека другите делови се под шума.

ЛИТ.: Манаковиќ Д., Андоновски Т., *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи", кн. 17, Скопје, 1979. Т. Анд.

**ПЛАШЕСКИ, Александар Тодоров** ( Прилеп, 23. I 1927 – Скопје, 13. XI 2001) – интернист-ендокринолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Прв и долгогодишен директор на Клиниката за ендокринологија. Бил претседател на Здружението на ендокринолозите на СФРЈ, член на УО на Меѓународната ендокринолошка асоцијација, член на Редакцискиот одбор на сп. „Endokrinologia Iugoslavica" и на „Diabetologia croatica". Бр. Н.



Поглед кон Плачковица (од Црн Врв)

**ПЛАШТЕНИЦА НА АНДРОНИК II ПАЛЕОЛОГ** (1282–1328) – црковен вез на свила, изработен во Константинопол со претстава на мртвиот Христос на саркофаг. До одарот стојат два ангела со рипиди, а на аглите се симболите на четирите евангелисти (оштетен е симболот на Марко). Ктиторскиот натпис е извезен под одарот. Плаштеницата била подарена кон крајот на XIII в. на црквата „Богородица Перивлепта“ („Св. Климент“) во Охрид, каде што се наоѓала сè до 1916 г., а денес се чува во Националниот историски музеј во Софија.

ЛИТ.: Н. П. Кондаковъ, *Македонія, Археологическое путешествіе*, т. 4, Ст.-Петербургъ, 1909, 243–244; P. Johnstone, *The Byzantine Tradition in Church Embroidery*, London, 1967, 117; *Byzantium Faith and Power (1261-1557)*, The Metropolitan Museum of Art, New York, 2004, 314–315, kat. 188. Ј. Ч.-Ф.



Плевел во нива со 'рж

**ПЛЕВЕЛИ** – растителни видови од спонтаната флора, кои без желбата на човекот, вегетираат и се развиваат во заедница со земјоделските култури, предизвикувајќи неповолни и штетни влијанија врз оптималниот раст и развој на одгледуваните култури. Потеклото и еволуцијата на плевелите се поврзани со потеклото и развитокот на растителното земјоделско производство. Во таквиот филогенетски развиток плевелите со одгледуваните култури сочинуваат заеднички растителни заедници – фитоценози, во кои плевелните растенија на повеќе начини имаат штетни влијанија врз оптималниот развој и продуктивноста на културите. Повеќето штетни влијанија настануваат поради конкурентските односи меѓу одгледуваните култури и плевелните растенија, како што се: а) намалување на вегетациониот простор на културите, што го отежнува оптималното развивање на одделни подземни и надземни органи на одгледуваните култури; б) засенчување, кое резултира со неоптимално користење на енергијата од сончевата радијација и на асимилацијата на $CO_2$, нужни за оптимално одвивање на фотосинтезата; в) силна конкуренција во искористувањето на водата и минералните хранителни материи од почвата, г) отежнување и поскапување на агротехничките операции, како на оние што се изведуваат пред сеидбата или садењето така и на операциите што се изведуваат во текот на вегетацијата и во текот во бербите на одделните култури. Р. Л.



Плевелна вегетација во житното поле во Пелагонија

**ПЛЕВЕЛНА (КОРОВНА) ВЕГЕТАЦИЈА НА РМ** – антропогено условена вегетација што се развива на површини каде што се одгледуваат земјоделски култури. Плевелните растителни видови формираат специфични плевелни фитоценози, кои предизвикуваат големи штети врз житните и индустриските култури, бидејќи се јавуваат како нивни конкуренти во користењето на животниот простор и на хранливите материи. Имаат силно развиен коренов систем и црпат големи количини вода од подлогата, а често побрзо и поефикасно ги користат лесно достапните минерални материи од почвата. Од синтаксономски аспект, плевелните растителни заедници што се развиваат на територијата на РМ припаѓаат во класата Secalietea Br.-Bl. 51 (плевелните заедници по сегеталните посеви) и класата Chenopodietea (Br.-Bl. 51) Oberd 57 (нитрофилни и плевелни заедници по окопните култури). Во рамките на овие класи се издвоени неколку редови и сојузи, како и повеќе асоцијации. Посебен придонес во запознавањето на заедниците од овој вегетациски тип претставуваат бројните трудови на академик Ристо Лозановски. Вл. М.



Јордан Плевнеш

**ПЛЕВНЕШ, Јордан** (с. Слоештица, Демир Хисар, 29. X 1953) – драмски писател, поет, раскажувач, дипломат, амбасадор на РМ во Франција; Советник на Претседателот на РМ (од 2009). Работел во Институтот за македонска литература (1985–1988). Предавал креативно пишување на повеќе европски и американски универзитети (Институтот за ориентални јазици и цивилизации во Париз, Универзитетот на Тексас во Далас, Универзитетот Јел и Универзитетот Орсе во Париз). Член е на ДПМ од 1982 г. и на Македонскиот ПЕН центар. Дебитира со збирката поезија „Теорија на отровот“ (1980). Драмското писмо на Плевнеш, кое е поблиско до манирот на експресионистичката (германска) или авангардната (руска) драматургија, отколку на домашната македонска традиција, континуирано произведува сè полапидарни, поелиптични текстови. Неговиот говор не е само редуциран, фрагментиран, палимпсестички, туку сè почесто е шифриран во слики.

ДЕЛА: *Теорија на отровот* (поезија, 1980), *Ериѓон* (драма, 1982), *Мацедонише цуштенде* и *Југословенска антитеза* (драми, 1987), *Р* (драма, 1987), *Бесовскиот Дионис* (студија, 1989), *Подземна република*, *Безбог*, *Срекәта е нова идеја во Европа* (драми, 1992–1998).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990), Јелена Лужина, *Македонската нова драма* (1996); Јелена Лужина, *Театралика* (2000). В. М.-Ч.

**ПЛИВАЊЕТО ВО МАКЕДОНИЈА** – како организирана спортска активност се јавува со формирањето на Пливачко-веслачкиот клуб „Охрид“ на чело со Серафим Крстиќ (1932) и неговата секција во Струга (1933), подоцна „Црн Дрим“. Во нив се афирмирале повеќе поединци (до 1944). По Ослободувањето било основано ПВД „Охридски бранови“ во Охрид, „Работник“ во Битола, „Дојран“ во Дојран, „Македонија“ и „Работнички“ во Скопје и „Шар“ во


Пливање во покриениот базен во нас. „Карпош“ во Скопје

Тетово (1945), а потоа и други, при што биле регистрирани вкупно 25 клубови (до 2002). Републички првенства се одржуваат секоја година (од 1946). Бил формиран Одбор за спортови на вода (1945), потоа Пливачки сојуз (1948), односно Пливачка федерација на Македонија (од 2002). Најдобри екипи и поединци учествувале на југословенски (1946– 1991) и на меѓународни првенства (1992–2006). Најуспешни екипи досега се: АПК „Студент“, ПВД „Охридски бранови“ и ПК „Струга“, а поединци: Александар Маленко, Кире Филиповски, Мирче Затуровски, Александар Миладиновски, а меѓу пливачките: Наташа Мешковска, Мирјана Бошевска, Теодора Раптис, Весна Ашталковска и др.

ЛИТ.: Александар Радич, 50 години „Охридски бранови“, Охрид, 1982. Истиот, *Македонски делфини. 55 години сениорско пливање во Македонија (1946–2000)*, Охрид, 2002. Д. С.

**ПЛОЧИ ОД ИСИТНЕТО ДРВО** – посебен сегмент од дрвната индустрија. Тие претставуваат плочести дрвени материјали, изработени од честички од дрво или од честички од други лигноцелулозни материјали, слепени со органско или со неорганско врзно средство (лепило) и со учество на еден или повеќе фактори (топлина, притисок, катализатор и сл.). Плочите од иситнето дрво се изработуваат од раздробена дрвна суровина во форма на иверки, волна и влакна. Во оваа група дрвени плочи влегуваат: разни видови плочи од дрвени иверки (од стандардни и од ориентирни иверки), разни видови плочи од дрвени влакна, дрвоцементни и други видови плочи. Производството на плочи од иситнето дрво се базира на големо искористување на дрвото (пред сè на помалку значајна дрвна суровина) и на разни видови други лигноцелулозни материјали. Б. Ил.

**ПЛУСКАВЕЦ** (Colutea arborescens L., фам. Fabaceae) – крупна грмушка со ареал во Јужна Европа и во Северна Африка. Листовите се непарно перести, со 7–11 ситни, елипсовидни ливчиња. Цветовите се жолти, во исправени гроздовидни соцветија. Плодот е мешунка со тенка, кожеста опна, исполнета со воздух, кога ќе се притисне пука. Кај нас е општо распространета во термофилните шуми. Ал. Анд.


Мариовски плускавец

**ПЛУСКАВЕЦ, МАРИОВСКИ** (Silene viscariopsis Bornm.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophyllaceae (каранфили), се развива во околината на Прилеп (Маркови Кули, Плетвар, Козјак, Селечка Планина, Мариово). Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**ПЛУСКАВЕЦ, ПЕОНСКИ** (Silene paeoniensis Bornm.) – македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophyllaceae (каранфили). Познат за клисурите на реката Бабуна кај Велес и Црна Река во Мариово. Вл. М.

**ПЛУСКАВЕЦ, ПРИЛЕПСКИ** (Silene prilepensis Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophyllaceae (каранфили), ограничен само во околината на Прилеп (Козјак), опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**ПЛУСКАВЕЦ, ХОРВАТОВ** (Silene horvati i Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Caryophyllaceae (каранфили), познат само за субалпскиот и алпскиот појас на планината Кајмакчалан. Вл. М.


Драган Пљаковски

**ПЉАКОВСКИ, Драган** (Струга, 17. VII 1932) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје по предметот архитектонски конструкции. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1959). Освен со педагошка, се занимава и со научноистражувачка, со проектанска и со публицистичка дејност. Позначајни реализации: Домот на поезијата во Струга (1971) и Уметничката галерија „Вангел Коџоман“ во Струга (1972). Објавил повеќе статии во Зборникот на Архитектонскиот факултет во Скопје и посебни публикации. Кр. Т.

**„ПОБЕДА“** (Скопје, 1945) – фудбалски клуб. Како победник на првото Републичко првенство од шест клуба (1946), станал член на Првата сојузна лига. Поради намалувањето на лигата од 14 на 10 клуба (1947), „Победа“ испаднала од неа, и покрај освоеното осмо место. Играчите што најчесто настапувале биле: Борис Ивановски (Гојко Поповиќ, Васил Дилев и Душко Христовски – голмани), Гале Герасимовски, Крсто Георгиевски, Микле Мартиновски, Кипро Кипровски, Јоска Тодоровски, Менсур Бајрам, Ѓорѓи Цинциевски, Анте Андоновски, Драган Георгиевски, Тодор Балевски и Христо Христовски.



Фудбалерите на поранешната „Победа“ пред фузијата со „Македонија“

Тренери биле: Благоја Павловски и Цаки Симоновски.

ЛИТ.: Панговски, Ивко: *Скопски фудбалски незаборав, 1903–1993.* Скопје, 1994. Д. С.

**ПОБУНА на војниците Македонци во градот Опис** (324 г. пр.н.е.) – против вклучувањето Персијанци од новоосвоените провинции во Македонската војска, кои Александар III Македонски ги нарекол „потомци“ (епигони). По пристигнувањето на кралот побуната била прекината, откако биле убиени неколку македонски војници. Кралот одржал смирувачки говор, при што Персијанците ги именувал „роднини“. Помирувањето завршило со заедничка гозба, на која учествувале 9.000 луѓе.

ЛИТ.: Фанула Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. В. Ст.



Карта на Повардарската православна епархија на МПЦ

**ПОВАРДАРСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1982) – формирана со седиште во Велес. Прв архијереј бил митрополитот Гаврил (1. I 1978 – 4. X 1986) до неговиот избор за Поглавар на МПЦ, потоа администрирал до изборот на новиот архијереј митрополитот повардарски Михаил (хиротонисан на 25. XII 1988), којшто ја раководел епархијата до изборот за Поглавар (4. XII 1993), од кога ја администрирал. По него епархијата ја администрирал Синодот и митрополитот Тимотеј (1998–1999), па ја раководел митрополитот Јован (10. XI 2000 – 17. V 2001, расчинет на 9. VII 2003) и ја администрирал митрополитот Тимотеј (2002–2006). Од 1. X 2006 г. повторно Агатангел станува митрополит Повардарски. Територијата на епархијата се совпаѓа со границите на градовите Велес, Кавадарци, Неготино, Гевгелија и Валандово. Епархијата има три намесништва: Велешко, Кавадаречко и Гевгелиско. Повардарската епархија има 132 храмови и 25 манастири, од кои најпознати се „Св. Димитрија“ во Велес и „Св. Горѓи“ во Неготино. Има и Епархиски музеј во Велес. За нејзините 200.000 верници духовно-пастирски се грижат над 40 свештенослужители.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ПОВЕЛБА „Д-Р ТРИФУН ПАНОВСКИ“** – признание што се доделува на членови на МЛД за исклучителни резултати постигнати во подолг временски период во унапредувањето на медицинската наука и практика, во развојот на здравствената служба, како и во остварувањето на целите на МЛД. Се доделува од 1985 г. К. К.-П.

**ПОВИТ** (Clematis L., фам. Ranunculaceae) – растение од род со околу 200 вида, од кои најголемиот број се лијани (ползавци). Имаат спротивно поставени, сложени или прости листови. Цветовите се единечни или во соцветија, плодот е ахенија. Во РМ природно се застапени три вида од сите ползавци: C. vitalba L. – повит; C. flammula L. – скребут и C. viticella L. – халожина. Првите два се со бели, метлести соцветија, а третиот со виолетовосини цветови. Ал. Анд.



Халожина (Clematis viticella L.)



Повит (Clematis vitalba L.)

**ПОВРШИНСКА ОБРАБОТКА НА ДРВОТО** – еден од последните технолошки процеси во производството на финални производи од дрво (мебел, ентериер и друго). Површинската обработка овозможува заштита на дрвените површини и промена на декоративниот изглед на површините, што се постигнува со примена на различни материјали и методи. Површинската обработка на финалните дрвени производи може да биде: транспарентна, покривна, со отворени или со затворени пори, како и со различен степен на сјај. Квалитетот на површинската обработка на мебелот и на ентериерот има големо значење во мебелното производство. Високиот квалитет на површинската обработка се постигнува со исполнување на неколку услови: избор на соодветна подлога, избор на материјалите за површинската обработка и преку правилна површинска обработка. Б. Ил.




М. К. Цепенков „Македонски народни умотворби“

**ПОГОВОРКА/ПОСЛОВИЦА** – краток жанр на усното народно творештво. Таа е одраз на секојдневниот живот на народот, на неговата мудрост и филозофија. Во себе содржи одредено животно искуство и нуди одредени правила на однесување. Во неа се опфатени сите позначајни моменти од животот на човекот, од раѓањето до смртта, така што тука нашле место неговите занимања, алатките и орудијата за работа, како и непосредната околина, космосот, создавањето на светот итн. Како реченица најчесто доаѓа на крајот од одредено кажување и има функција на поента, се користи за да се резимира одредена содржина и да се изведе заклучок, да се сублимира едно животно искуство: *Кога ќе се фатиш на орото, ќе си го играш; Руво везир, руво резил; Големата риба малата ја јадит.* Во некои примери се користат животните, нивниот говор и особини за да се истакнат некои односи меѓу луѓето, одредени човечки недостатоци и квалитети: *Пилето што го напуштило餐 седелото, од него аир*

*немат; Трча како трле пред магаре; Кога ќе се научит куче на касапница, ќе идет секој ден.* При пренесувањето од една во друга средина, таа прима одредени специфичности карактеристични за тамошните интерпретатори. Димитар Миладинов (1860) како жанр ја именува *пришта*: „Една пришта сборвит: *Коде текла реката, пак ке тече“*. Понекогаш се користи и римата: *Ќе му дојт умот, ама ќе сјојт кумот*. Стилски се интензивира со метонимијата, алитерацијата, синегдохата, ономатопејата и со други изразни средства.

ЛИТ.: *Македонски народни умотворби. Пословици,* том IV, книга 1, во редакција на Харалампие Поленаковиќ и Кирил Пенушлиски, Скопје, 1954; *Народни пословици и гатанки од Струга и Стружко.* Собрал и приредил Филип Каваев, Скопје, 1961; Марко Китевски, *За некои кратки говорни народни умотворби од Кумановско,* Прилози за македонскиот фолклор, Скопје, 1989; Боне Величковски, *Кратките жанрови и детскиот фолклор во Куманово и Кумановско,* Фолклорот и етнологијата во Куманово и Кумановско, Скопје – Куманово, 255-289. Б. В.

Погодинов псалтир (XIII в.)

**ПОГОДИНОВ ПСАЛТИР** – кирилички псалтир со коментар на Хесихиј Ерусалимски од XIII в., 278 л., С.-Петербург, РНБ, сигн. Пог. 8. Калиграфски ракопис со богата орнаментика. Препишан од двајца писци од архаична предлошка, најверојатно во некој од југоисточните македонски центри, на што укажуваат јазичните особености. Правописот е двуеров четиријусов, вокализацијата на еровите најчесто се однесува на ь,е, замената на носовките е недоследна, деназализацијата е ретка (ѫ,ъ, ѧ,ѣ), добро се разликува ꙑ-и, присутен е прегласот на *а* зад *ч, р* (чѣша, подрѣѩати). Припаѓа кон архаичната редакција на псалтирот карактеристична за традициите на Охридската школа.

ЛИТ.: V. Jagic, *Psalterium Bononiense,* 1907 (изд. на псалмите, од коментарот само вар. во крит. апарат); И. Карачорова, *Към въпроса за Кирило-Методиевия старобългарски превод на псалтира*, Кирило-Методиевски студии, 6, София, 1989, 130-245 (со богата лит.). Зд. Р.

Невестински подбрадец

**ПОДБРАДЕЦ** – дел од невестинското китло. Се закачува за челенката и се носи околу брадата. Тој е нанижан со метални пари и *караѓрошеви* – големи сребрени монети, а на нив се нанижани ситни пари – монети. Ј. Р.-П.

Видое Подгорец

**ПОДГОРЕЦ, Видое** (с. Колешино, Струмичко, 8. VI 1934 – Скопје, 14. IV 1997) – поет, раскажувач, романсиер, автор за деца и младина, патописец, преведувач, антологичар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Бил уредник во „Детска радост“ и главен уредник и директор на НИК „Наша книга“. Еден од најплодните македонски автори. Во поезијата за возрасни низ префинета лирска постапка пее за детството, минливоста, љубовта и тагата. Во расказите, повестите и романите тема се подалечното и поблиското минато на Македонија, со нагласена документаристичка постапка.

ДЕЛА: стихозбирки: *Мугри над тополите*, Ск., 1958; *Време на љубовта*, Ск., 1967; *Вечерни ѕвона*, Ск., 1968; *Зарастен бунар*, Ск., 1978, книги за млади: *Развигорче*, Ск., 1956; *Тихо доаѓаат соништа*, Ск., 1963; *Чудесна шума*, Ск., 1989; *Венче невенче*, Ск., 1994, романи за возрасни: *Македонска голгота*, Ск., 1978; *Корените на судбината*, Ск., 1982; *Карпошовата буна*, Ск., 1983; *Перуновите потомци*, Ск., 1989; романи за деца и млади: *Ајдучка чешма*, Ск., 1964; *Задкарпатска повест*, Ск., 1966; *Рајна Војвода*, Ск., 1971; *Дивиот рај*, Ск., 1983; *Туника или прва љубов*, Ск., 1987; *Исчезнатиот рај*, Ск., 1297; повестите: *Аз, буки, веди*, Ск., 1969; *Крали Марко*, Ск., 1991; *Златко*, Ск., 1995. Негово најпознато класично дело е трилогијата *Белото циганче*, Ск., 1966. В. Тоц.

Бојан Подолешов

**ПОДОЛЕШОВ, Бојан Димчев** (Велес, 18. I 1932) – редовен професор (1975) на ПМФ, Институт за хемија (во пензија од 1996). Дипломирал (1955) во Скопје, а докторирал (1964) во Белград. Бил една година на специјализација на Фармацевтскиот факултет во Белград. Изведувал додипломска настава по органска хемија, по биохемија и по органска стереохемија (на постдипломските студии на Институтот за хемија на ПМФ). Бил раководител на Заводот за органска хемија и биохемија на Институтот за хемија при ПМФ во Скопје. Научната работа му е од областа на синтезата на органски соединенија, оксидационите реакции во органската хемија и изолацијата и идентификацијата на природни производи. Бил раководител и учесник во обработката на неколку научноистражувачки проекти. Објавил повеќе од 40 научни трудови (половината во меѓународни списанија).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 220; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 244. Б. Ш.

**ПОЖАР, Хрвое** (Poûar, Hrvoje) (Книн, Хрватска, 1916 – Загреб, 30. VI 1991) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф. на ЕТФ во Загреб, редовен член и главен секретар на ЈАЗУ, главен уредник на „Техничката енциклопедија“, член на МАНУ надвор од работниот состав (1986). Книги: „Економска распределба на оптоварувањата во ЕЕС“, „ВН разводни постројки“, „Основи на енерге-


Хрвое Пожар

тиката I и II“, „Моќност и енергија во ЕЕС I и II“ и др.

ЛИТ.: „Билтен на осмо изборно собрание“. Посебно издание – реферати и прилози, МАНУ, Скопје, мај 1986. Др. Р.

**„ПОЗОРИШНИ ЛИСТ“** (Скопје, септември 1939 – 15. IX 1940) – весник на скопското Народно позориште. Излегувал двапати месечно.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 94. С. Мл.

**ПОЈАВУВАЊЕТО И РАСТЕЖОТ НА ИНДУСТРИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – збогатување на стопанската структура со индустриски претпријатија, оформување и развој на индустријата како посебна дејност. Индустријата претставува стопанска дејност (сектор) што во период подолг од 200 години го зазема приоритетното место во економијата. Поимот има латинско потекло и се користи за да се означи преработката на суровините од материјално, растително и животинско потекло, т.е. фабричкото производство. Во поново време добива пошироко значење и со него се означуваат сите дејности (вклучително и услугите, па се зборува, на пр., и за банкарска индустрија). Затоа, денес, под индустрија во потесна смисла на зборот се подразбира само преработувачката индустрија (manufacturing). Во периодот пред Втората светска војна, на територијата на денешна Македонија речиси и не постоела индустрија во вистинската смисла на зборот. Всушност, се работело за мануфактурно производство и за поголеми занаетчиски работилници. Сепак, од 1920 г., со српски, хрватски, чешки, а подоцна и со домашен капитал, започнуваат да се основаат одделни индустриски претпријатија. Така се јавува зачетокот на мелничката индустрија, индустријата за масло, индустријата за пиво, индустријата за тестени производи, текстилната индустрија, индустријата за кожи итн. За поинтензивен индустриски развој може да се зборува дури по Втората светска војна, кога покрај прехранбената и текстилната индустрија, постепено се јавуваат металопреработувачката, машинската, хемиската, електроиндустријата и други индустриски гранки. Во тој период развојот на стопанството се поистоветуваше со развојот на индустријата, а социјалистичкиот модел на индустријализација се карактеризираше со форсирана индустријализација (развој на индустријата по секоја цена, дури и повеќе од тоа што го дозволуваа објективните услови). Особено се форсираше тешката индустрија, а се запоставуваше развојот на лесната индустрија. Сепак, за разлика од другите социјалистички земји, веќе кон средината на 1950-тите години, во Македонија (како дел од тогашна Југославија), се напушти ваквата ориентација и се прифати моделот на балансиран, т.е. урамнотежен развој. Но, и покрај тоа, најголемиот дел од инвестициите и понатаму се вложуваа во индустријата, со што се запоставуваше развојот на другите дејности, пред сè на земјоделството. Форсираната индустријализација дојде до израз во текот на 1950-тите и во средината на 1960-тите години. Постигнатиот брз индустриски развој во овој период се огледа во порастот на индустриското производство со годишни стапки помеѓу 10-14%, како и во зголемениот број индустриски капацитети и вработени. Кон средината на 1960-тите години, индустријата покажува поумерен пораст со годишна стапка од околу 8%. Тоа е период кога се динамизира развојот и на другите дејности. Вниманието на носителите на економската/индустриската политика полека се свртува кон модернизација на индустриските капацитети и растот на продуктивноста, наспроти дотогашното квантитативно ширење на индустријата. Слично темпо на растеж индустријата покажува и во текот на седмата деценија од минатиот век (кога стапките на раст се задржуваат на околу 8%). Ваквиот тренд се задржува до почетокот на 1980-тите, кога, како последица на кризата на стагфлација, стапките на пораст се намалуваат на половина, а од средината на 1980-тите дополнително опаѓаат на 1-2% на годишно ниво. Почетокот на транзицијата македонската индустрија го дочека со дополнително намалување на претходната динамика. Во првата половина на 1990-тите години, дојде до стагнација, а потоа и до опаѓање на производството со негативни годишни стапки на раст и до –15%. Од средината на таа деценија започнуваат да се забележуваат позитивни стапки на раст, но поради безбедносната криза од 2001 г., во текот на 2001 и 2002 г. дојде до повторен пад на индустриското производство. Надминувањето на таквата состојба се одвива постепено. Сумарно, како резултат на брзата динамика на порастот (со просечна годишна стапка од околу 7%), индустриското производство за период од 40-тина години (од почетокот на 1950-тите до почетокот на 1990-тите), се зголеми за околу 20 пати. Консеквентно, од изразито заостанато аграрно подрачје Македонија прерасна во индустриско-аграрна земја.

**Темпото на порастот на индустриското производство**

| Период | Стапка на годишен пораст (%) |
|---|---|
| 1953–1956 | 13,7 |
| 1957–1960 | 10,8 |
| 1961–1965 | 14,0 |
| 1966–1970 | 8,2 |
| 1971–1975 | 8,3 |
| 1976–1980 | 8,5 |
| 1981–1985 | 3,9 |
| 1986–1990 | 1,5 |
| 1991–1995 | –13,0 |
| 1996 | 4,5 |
| 1997 | 2,9 |
| 1998 | 4,5 |
| 1999 | -2,5 |
| 2000 | 5,0 |
| 2001 | -3,1 |
| 2002 | -5,3 |
| 2003 | 4,7 |
| 2004 | -2,1 |

ИЗВ.: Државен завод за статистика, *Статистички годишници на Република Македонија за соодветни години.*

ЛИТ.: Тодор Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни,* МАНУ, Скопје, 1998; Републички завод за статистика, *Развој на СР Македонија 1945–1984,* Скопје, 1986. П. Н.


Појас

**ПОЈАС** – дел од народната носија. Најчесто бил волнен, ткаен четворно, со *алова* или со *морава*

боја на основата. Бил долг 3 до 4 m, со широчина од 15–20 cm, а најчесто бил орнаментиран со прави хоризонтални шарки и мотиви на *окца* и *куӣијке*. Во долниот дел (којшто не се гледал) бил орнаментиран со прави хоризонтални шарки (*ӣруќе*) на темно-борда основа. По краиштата машкиот појас бил украсуван со усукани конци (реси). Во првите децении на минатиот век е забележителна појавата на ткаење на машки појаси во *кариран* дезен. Во кумановскиот регион се среќава појасот наречен *сунка* или *суница,* кој бил ткаен од волнена преѓа, дekoриран со хоризонтални шарки, широк околу 5 cm. Појасот *суница* се спомнува и како *широка зунка*, долга до 2,5 m, што се опојасувала над скутачата. Постои и т.н. *алов ӣојас*, ткаен со хоризонтални шарки *ӣруќе* или на горниот дел орнаментиран со *кола,* а на долниот со прави шарки *ӣруќе*. Појасот *кемерче*, пак, е тесно шарено појасче што се опашувало најодозгора, над скутачите. Ј. Р.-П.

**ПОКЛАДИ** – обичајно-обредни свечености на семејството спроти големите пости. Тоа е последен ден кога се блажи пред повеќедневните пости. Бидејќи има четири вакви пости, има и четири денови наречени поклади: *Божикни ӣоклади* (27/14. XI), пред велигденските пости се *Велики* или *Прошӣени ӣоклади*, пред Петровден – *Пеӣрови ӣоклади,* кои секогаш започнуваат една недела по Духовден и *Боīородичини ӣоклади* – две недели пред Успение на Пресвета Богородица (13. VIII/31. VII). Повеќедневните пости се распределени и според годишните времиња. Постојан датум имаат само Божиќните и Богородичните поклади, бидејќи постот започнува секогаш на ист датум и секогаш исто трае. Другите два поста имаат непостојан датум, бидејќи се поврзани со подвижни празници – велигденскиот со Прочка, а Петровденскиот пост зависи од Духовден и секогаш различно трае, зашто ако Велигден е порано, постот е подолг. М. Кит.



Во оваа куќа беше формиран ПК на КПМ, Скопје (1941)

**ПОКРАИНСКИ КОМИТЕТ НА КПЈ ЗА МАКЕДОНИЈА** (1940–1943) – централно раководство на македонските комунисти. Прв ПК на КПЈ за Македонија бил формиран под раководство на Методија Шаторов-Шарло (8. IX 1940). Со одлука на ЦК на КПЈ (VIII 1941) тој бил сменет и бил избран нов ПК во состав: Лазар Колишевски или Бане Андреев како организационен секретар, Борка Талески, Мара Нацева и Благој Јанков (IX 1941). Новиот состав ги забрзал подготовките за почетокот на оружено востание во Македонија. На 8. XI 1941 г., по апсењето на секретарот на ПК Л. Колишевски, бил формиран ПК на КПЈ (VI 1942), кој со извесни измени останал до формирањето КПМ (крајот на февруари 1943).

ЛИТ.: Основањето и развојот на КПМ, Скопје, 1973. Вл. Ив.



Црквата „Велики Поклади“ во реканскиот крај, Ростуше, Велебрдска корија

**ПОКРВЕНИК, Св. Атанас, Ресенско** – ранохристијанска базилика над северозападната периферија на селото. Базиликата има трикорабна колонадна партиција на наосот (база, колона, јонски импост капител), ѓаконикон и проскомидија, северно и јужно од нартексот, како и аподитериј и писцина. Сочуваната камена архитектонска пластика, којашто датира од првата половина на VI в.н.е., се состои од само една комплетно зачувана колона со база и од јонски импост капител без декорација, двоен прозорски столб со импост, декориран со крстови и со лисја од бршлен, и делови од олтарни колонети со кубични капители.

ЛИТ.: В. Битракова – Б. Пупалески, *Ранохрисӣијанска сакрална архиӣекӣура во Пресӣа*, „Лихнид“, 7, Охрид, 1989, 29-41. В. Л.

**ПОЛАЗУВАЊЕ *(Полазник, Полазовен)*** – календарски обичај од зимскиот циклус празници околу Новата година. Тогаш се прогнозирала, но и се иницирала среќата и напредокот во наредниот период. Се верувало дека од тој што прв ќе влезе во куќата, ќе зависела среќата и напредокот на семејството. Ако е тој среќен, ќе донесе среќа и обратно. Ако прво влезе машко, ќе се раѓаат машки деца, но и машко потомство од стоката (овци, говеда, живина и сл.). Се верувало дека ако прв во куќата влезе млад и убав човек (момче или девојка), ќе донесат среќа, ако пак е некој старец или баба, дека не ќе биде на добро. Поради тоа некои семејства поканувале некои луѓе што биле познати како среќни и работливи први да ги посетат на празникот. При влегувањето полазникот благословувал, а домашните го честеле со нешто благо, за да биде блага годината. Ако годината била бериќетна, следната година го поканувале истиот полаз-

ник, во спротивно барале друг. Овие обичаи и верувања најчесто се поврзани со празниците околу Нова година, Игнат, Бадник, Божик, Василица, но во некои места обичајот се изведувал и на Варвара, Мартинци и други празници. М. Кит.

**ПОЛВОВИ** (Gliridae) – фамилија ситни животни од редот глодари (Rodentia), од кои во Македонија се регистрирани три вида: полв лешникар (Muscardinus avellanarius), обичен полв (Glis glis) и шумски полв (Dryomys nitedula).


Обичен полв

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.


Владимир Полежиновски

**ПОЛЕЖИНОВСКИ, Владимир** (Кичево, 6. XII 1912 – Скопје, 19. VI 1980) – правник. Завршил и докторирал на Правниот факултет на Сорбона во Париз (1938). По враќањето во Македонија, како член на МК на КПЈ во Кичево се вклучил во подготовките за НОБ (1941). Бил уапсен и испратен во логорот Порто Романо во Албанија (мај 1943). По капитулацијата на Италија се вратил во Македонија и се вклучил во НОАВМ (септември 1943). Во ГШ на НОВ и ПОМ бил задолжен за изградбата на народната власт. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ, избран за секретар на Президиумот и учествувал во составувањето на актите донесени на заседанието. Вршел значајни државни функции. По резолуцијата на ИБ (1948) бил сменет од сите функции и уапсен.

ЛИТ.: ДАРМ - Скопје, Биографии на делегати на АСНОМ, ф. АСНОМ. Вл. Ив.


Панта Поленак

**ПОЛЕНАК, Панта** (Гостивар, 1911 – Скопје, 1990) – правник, адвокат. Пред Втората светска војна дипломирал на Правниот факултет во Белград, а во времето на војната го положил адвокатско-судскиот испит во Софија. Бил член на Градскиот НОО на Скопје (1944), формиран пред неговото ослободување. По Ослободувањето бил регистриран адвокат под бр. 1 на Адвокатската комора на НРМ. Бил страстен вљубеник во спортот и еден од основоположниците на одбојката, гимнастиката, боксот, ватерполото и други спортови во Скопје. Организирал и компонирал бројни слетски вежби. Бил активист на Спортското друштво „Вардар" - Скопје, секретар на Фискултурниот сојуз на НРМ и претседател на Одбојкарскиот сојуз на СРМ (1964-1973). Се афирмирал како еден од најбараните адвокати во ФНРЈ/СФРЈ. С. Мл.


Билјана Поленаковиќ

**ПОЛЕНАКОВИЌ, Билјана Ставрева** (Охрид, 10. II 1944) – лекар биохемичар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1999). Дипломирала на Мед. ф. (1969). Специјалист по клиничка биохемија (од 1976), докторирала (1987) од подрачје на криоглобулините. Се усовршувала во САД, Англија, Холандија и Унгарија. Држела додипломска и постдипломска настава на Мед. ф., на Фарм. ф. и на Ст. ф. Научноистражувачки интерес во подрачјето на имунохемијата и серумските туморски маркери. Публикувала над 140 труда и учествувала во 7 научни проекти. Директор на Институтот за клиничка биохемија (1991–2002). Придонела за стандардизација на биохемиските методи и лабораториската опрема во РМ. Во 1998 г. добила признание за воведување серумски тумор маркери (во Измир на II балкански конгрес на онколозите).

ИЗВ.: Билтен на Медицинскиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", бр. 745.

БИБЛ.: *Клиничка биохемија*, во: *Современа дијагностика и терапија во медицината, прирачник за лекари*, Скопје, 2000. М. Пол.


Момир Поленаковиќ

**ПОЛЕНАКОВИЌ, Момир Харалампиев** (Скопје, 26. IV 1939) – интернист-нефролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1988). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1963). Се вработил на Интерната клиника при Мед. ф. во Скопје во 1965 г., каде што ја завршил специјализацијата по интерна медицина (1969). На усовршување-супспецијализација од подрачјето на нефроимунопатологијата бил во Белград (1971), во Чикаго, Бостон, Сан Диего (САД) (1972–1973) и во Лондон (1977). Докторската дисертација ја одбранил (1977) на Мед. ф. во Скопје на тема „Клиничко-имунолошка процена на патолошките настанувања во бубрежните гломерули". Изведувал додипломска и сè уште изведува постдипломска настава на Мед. ф. по предметот вовед во клиничко-истражувачката работа. Од 1975 г. е шеф на оддел на Клиниката за нефрологија. Како стипендист на СЗО престојувал во нефролошките оддели на универзитетите во Стокхолм, Минхен и Лондон (1983). Како Фулбрајтов визитинг-професор престојувал во Чикаго, САД (1991–1992). По покана држел предавања во Лос Анџелес, Хјустон, Чарлстон и во Бетезда, Washington DC на National Institutes of Healths (NIH). Од 1982–1990 г. бил член на Колегијалниот раководен орган на Клиниката за нефрологија, а во 1990–1998 нејзин директор. Бил продекан на Мед. ф. (1982–1984). На Клиниката за нефрологија формирал лабораторија за ренална имунологија и првпат во нашата земја ја вовел перкутаната бубрежна биопсија и имунохемиските методи во патоморфолошката анализа на бубрежното ткиво (1970), имуносупресивната тера-

пија и лекувањето со плазмафереза на имунолошки заболувања. Ја дал класификацијата на гломерулонефритите во РМ. Учествувал во воведувањето на лекувањето на АБИ со ХД (1965), на лекувањето на ХБИ со ХД (1971) и во изведувањето на првата бубрежна трансплантација (1977). Учествувал во формирањето на повеќе центри за ХД во РМ. Вовел супкутано лекување со еритропоетин на пациенти со ХБИ на ХД (1990). Особен придонес дал во иследувањето на гломерулните и тубулоинтерстицијалните болести (Балканска ендемска нефропатија – БЕН), на хепатитите кај болните на ХД, на ХБИ и на лекувањето со дијализа и афереза. Автор и коавтор е на над 460 труда објавени во земјата и во реномирани списанија во странство. Публикувал повеќе поглавја од нефрологијата во учебници. Во две изданија на Oxford Textbook of Clinical Nephrology напишал поглавје за БЕН. Бил уредник на 10 зборници од нефролошки конгреси и состаноци. Раководел и учествувал во 10 национални и 2 меѓународни научноистражувачки проекти. Одржал голем број предавања по покана на повеќе универзитети (Лондон, 1977 и 1983; Лајден, 1989; Белград, 1982, 1983; Загреб, 1983; Љубљана, 1985; Дејтон, 1995; Болоња, 1997; Измир, 1999; Ахен, 1999; Солун, 2001; Софија, 2004), на конгреси и научни состаноци. Основач е и секретар (1970), а подоцна и претседател на Здружението на нефролозите при МЛД. Бил еден од основачите (1975), а потоа претседател (1985–1989) на Здружението на нефролозите на Југославија. Претседател на МЛД (1984–1986) и на Македонското здружение за базична, клиничка имунологија и алергологија (1992–1996). Основач е и претседател на МЗНДТВО (1992), основач, а подоцна и претседател (1995–1997 и 2005–2007) на БАНТАО. Основач и прв претседател на Македонско-американскокото друштво за пријателство. Ги организирал македонско–српските (Охрид, 2003; Белград, 2004) и хрватско-македонските нефролошки денови (Сплит, 2006). Организирал повеќе нефролошки состаноци и конгреси со меѓународно учество. Член на ERA/EDTA, ESAO (8 години гувернер) и на ISN. Почесен член е на Здружението на нефролозите на Бугарија (1995), на Академијата на медицинските науки на Српското лекарско друштво (1998), на Академијата на медицинските науки на Хрватска (2002). За надворешен член на САНУ е избран во 1994 г., за редовен член на МАНУ на 26. VI 1997, за член на Њујоршката академија на науките (САД) во 2002 г., на Европската академија на науките и уметностите во Салцбург (2006), на Светската академија на уметноста и науката (Сан Франциско 2006) и на Leibnitz-овото научно друштво во Берлин (2007). Бил секретар на Одделението за биолошки и медицински науки на МАНУ (2002– 2004) и потпретседател на МАНУ (2004–2007). Главен и одговорен уредник е на публикацијата „Прилози (Contributions)" на Одделението за биолошки и медицински науки на МАНУ, член на Уредувачкиот одбор на списанијата „Actual Nephrology" (Варна, Бугарија), „Actuality v nefrologii" (Чешка Република), „Македонско списание за медицина" (Скопје), на ММП (Скопје), JAMA („Journal of American Medical Association"), југословенско издание и на „Nephrology Dialysis Transplantation", списание на ERA/EDTA. Основач е и помошник едитор на „BANTAO Journal" (Скопје). Добил повеќе награди и признанија, меѓу кои и Distinguished International Medal for 1997 of the National Kidney Foundation (САД).

ИЗВ.: *Пристапни предавања, прилози и библиографија на новите членови на Македонската академија на науките и уметностите*, кн. XIII, Скопје, 2000, 81–154.

БИБЛ.: *Исхрана кај болни со бубрежна инсуфициенција и на дијализа*, Скопје, 1997; коавтор: *Ендемска нефропатија*, Белград, 2000; *Инфекции, хемостатски нарушувања и антибиотичка терапија кај болни на хемодијализа*; Скопје, МАНУ, 2004; *Современа дијагностика и терапија во медицината – 2000, прирачник за лекари*, Скопје, 2000; *Клинички испитувања во интерната медицина: интерна пропедевтика*, Куманово, 2004; *Интерна медицина*, Куманово, 2003. Вл. С.


Радмил Поленаковиќ

**ПОЛЕНАКОВИЌ, Радмил Момиров** (Скопје, 14. III 1967) – машински инженер, универзитетски професор. Дипломирал на Машинскиот факултет во Скопје (1986–1991), магистрирал технички науки на истиот факултет од областа на ергономијата (1991–1994), специјализирал на Државниот универзитет Аризона во Темпли, САД (1995–1996) и докторирал на технички науки на Машинскиот факултет во Скопје од областа на менаџментот (1996–2001). На истиот факултет бил асистент (1991–2002), доцент (2002–2006) и вонреден професор (2006–) по Претприемништво и мал бизнис, Менаџмент на човечки ресурси, Ергономија, Деловна логистика и др. Основач и раководител е на Центарот за развој на нови бизниси. Предавал и на постдипломските студии во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања и на Економскиот факултет во Прилеп. Бил раководител на 16 национални и меѓународни проекти. Член е на поголем број стручни здруженија и асоцијации во земјата и во странство. Автор и коавтор е на десетина книги и 116 научни и стручни статии и други прилози.

БИБЛ.: *Проектен менаџмент*, Скопје, 2001, второ издание 2003 (со коавтор); *Колку подредени треба да има еден менаџер*, Скопје, 2002; *Менаџмент за заштита на животната средина*, Скопје, 2002 (со коавтори); *Менаџмент на човечките ресурси*, Скопје, 2004; *Ергономија*, Скопје, 2004, второ издание 2007 (со коавтор); *Бизнис логистика*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: Билтен на Универзитетот „Свети Кирил и Методиј", бр. 905, Скопје, 16. Џ 2006. С. Мл.


Харалампие Поленаковиќ

**ПОЛЕНАКОВИЌ, Харалампие** (Гостивар, 17. I 1909 – Скопје, 15. II 1984) – литературен историчар, сестран македонист, универзитетски професор, академик, основоположник на современото македонско литературознание. Заслужник во градбата на македонското високо школство на Скопскиот универзитет „Кирил и Методиј" и посебно во формирањето и афирмацијата на Филолошкиот факултет. Ја извишува улогата и смислата на фактографијата на науката на најзавидно рамниште, втиснувајќи ѝ на македонската литературна наука уште на самиот нејзин еруптивен почеток печат на позитивистичка строгост, уважение на историското познание, операционализам и сестрана мобилност на изворните познанија. Како прв меѓу првите во раздвиж-

бата на македонските хуманитарни научни дисциплини, демонстрира осмислување на почетната, темелна и ударна етапа во развитокот на народонауката и литературознанството што ќе ги разбуди и поттикне процесите на пасионирано собирање и обработување на фактите и податоците, новооткриени и новосогледани, и ќе ги поврзе со стремежот и напорите кон ново нивно читање и толкување. Роден во семеен круг на новодоселени Власи од Јужна Албанија (селото Полена близу до Москополе), се школува во родниот град и во Скопје во периодот меѓу двете светски војни, станувајќи му (кон 1934) домороден соработник на реномираниот научник Петар Колендиќ и стартувајќи во науката како Рацинов врсник во сеопштата македонска духовна преродба, втиснувајќи им на забрзаните процеси на македонското национално конституирање белези на функционален допир со минатото и изворно проучување и толкување на историјата. Ваквиот категоричен императив проговорува поцелосно во етапата по неговото враќање од Белград во Скопје (1946), кога во РМ се полагаат основите на високото школство на македонски јазик, кога низ забрзаните процеси на надомест на пропуштеното и неслученото во националниот развиток, токму нему, како на системен, продуктивен, љубопитен и сестрано подготвен истражувач на македонскиот пишуван збор ќе му падне делот да го организира литературниот сектор на народонауката и да ги положи (заедно со Димитар Митрев и Блаже Конески) темелите на македонистиката. Работниот век му е врзан главно за неговото професорување на Филолошкиот факултет на Универзитетот „Кирил и Методиј“ во Скопје. Прв и повеќегодишен титулар на Катедрата за историја на јужнословенските литератури во тој подолг период (1946–1984), тој создава како професор, ментор и штедар прикрепник недоброј високообразовани кадри за потребите на македонската просвета, култура и уметност и грандиозно научно дело. Член е на Македонската академија на науките и уметностите и прв нејзин потпретседател уште од нејзиното формирање (1967). Член е на Српската и на Босанско-херцеговската академија на науките и уметностите.

БИБЛ.: *Страници од македонската книжевност* (1951), *Избрани дела* во пет томови, Скопје, 1973; *Избрани дела*, во шест томови, Скопје, 1988/1989 во редакција на Томе Саздов и Ванчо Тушевски (I. *Во мугрите на словенската писменост*, II. *Студии од македонскиот фолклор*, III. *Нinfлуенциите на новата македонска книжевност*, IV. *Во екот на народното будење*, I. *Студии за Миладиновци* и VI. *Книжевноисториски прилози*.

ЛИТ.: Вера Антиќ, *Шеесетгодишнина на проф. Харалампие Поленаковиќ*, „Литературен збор“, Скопје, XVI (1969), 6; Миодраг Друговац, *Студии од Македонската литературна историја*, „Современост“, Скопје, XXIII (1973), 10; Радомир Ивановиќ, *Изабрана дела Х. Поленаковића*, „Зборник за славистику“, 1978, 14; истиот, *Широки научни хоризонти*, „Современост“, Скопје, XXVIII (1978), 1–2; Блаже Конески, „Споменица“ посветена на починатиот Харалампие Поленаковиќ, редовен член на МАНУ, Скопје, 1985; Науме Радически, *Академикот Харалампие Поленаковиќ – добитник на Наградата АВНОЈ*, „Студентски збор“, Скопје, г. XXXII (1980), бр. 826; Томе Саздов, *Портрет на академикот Харалампие Поленаковиќ*, „Развиток“, Битола, XVII (1979), 1; Гане Тодоровски, *Нови прилози на Х. Поленаковиќ за македонската литература*, во: Со збор кон зборот, Скопје, 1985; Ванчо Тушевски, *Прилози кон проучувањето на книжевноисторискиот лик на Харалампие Поленаковиќ*, „Годишен зборник“ на Филолошкиот факултет во Скопје, 1987, 13; истиот, *Книжевниот историчар и педагог Харалампие Поленаковиќ 1909–1984*, поговор кон том VI од *Избраните дела* на Х. Поленаковиќ, Скопје, 1989, стр. 685–705. Г. Т.

**ПОЛЖАВ, ЛОЗАРСКИ** (*Helix pomatia* L.) – мекотел кај којшто се разликува глава, труп и стапало. На главата има два пара пипала, на чиј врв се наоѓаат очите. Телото е заштитено со крупна конусна черупка. Живее во градини и во паркови со карбонатна подлога. Се храни со разни треви. Презимува закопан вземи. Распространет е во Средна и во Југоисточна Европа. Кај нас е чест вид. Човекот го користи за исхрана.


Лозарски полжав

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без-'рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ПОЛЖАВ, ШУМСКИ** (*Helix lucorum* L.) – мекотел со черупка. Чест е во шумите. Поседува куќичка, по облик тркалезна, со жолтокафеава боја, со димензија од 3 до 4 cm. Се користи често во исхраната на човекот, заради специфичниот и ароматичен вкус на месото. Се храни со шумски ароматични растенија.


Шумски полжав

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без-'рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ПОЛЖАВИ** (*Gastropada*) – мекотели организми со тело составено од глава, труп и стапало, сместени во черупка. Кај некои видови черупката отсуствува. Черупката кај разни видови е со различен облик (висока, кратка, вретеновидна или цилиндрична). Отворот на черупката кај некои видови се затвора со капаче (*operkulum*). Се среќаваат на копно и во вода. Се хранат главно со растенија, а мал број се грабливи. Во Македонија полжавите се застапени со 267 таксони, од кои, ендемични се 97; се разликуваат акватични и терестрични организми. Акватичната гастроподна фауна е застапена со 102 таксона, од кои, ендемични се 76 (71 вид и 5 подвидови). Во Охридско Езеро се присутни 58 видови, од кои поголемиот број се ендемични, 52 вида. Терестричната гастроподна фауна не е целосно истражена, но покажува големо богатство; утврдени се 165 видови од кои 21 се ендемични. Полжавите служат и за исхрана на многу животни и на човекот.


Полжав (Ohridopyrgula macedonica)

ЛИТ.: A. Grossu, *Fünf noue arte der Gatung Deroceras derBalkanhalbinsel in der Sammlung des Naturhistorischen Museum in Wien (Gastropoda, Limacidae)*, Ann. Naturhist. Mus., Wien, 1972, 76: 639–648; Slave Hadzisce, *Prilog poznavanju Gastropoda Prespanskog i Ohridskog jezera*. Per. Biol. Jugoslaviae, Zagreb, 1953, Ser. A II/8, 7: 174–177; Slave Hadzisce, *Prilog poznavanju Gastropoda Prespanskog Jezera*, Zb. na rab., Hidrobiol. Zav., Ohrid, 1958, 6(17): 1–6; Slave Hadzisce, *Prilog poznavanju Gastropoda Prespanskog Jezera*, Zb. na rab., Hidrobiol. Zav., Ohrid, 1958, 6(17): 1–4; Adolf Ridel, *Über die makedonischen Gyralina Arten (Gastropoda, Zontidae)*, Fragm. Balcan. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1984, 12: 31–43; Љубинка Снегарова, *Гастроподна фауна на Охридското Езеро*, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1954, 16(6): 55–64; Andrzej Wiktor, *Endemisam of slugs within the Balkan Peninsula and adjacent islands (Gastropoda: Pulmonata; Arionidae; Milacidae; Limacidae, Agriolimacidae). Genus*, Wroclaw, 1997, 8(1): 205–221.
В. Т. К. – М. Кр.

**ПОЛИТИКАТА НА ДЕВИЗНИОТ КУРС НА РМ** – збир на мерки и инструменти за формирање и одржување на интервалутарната вредност на денарот. Во периодот по прогласувањето на политичката независност, РМ сè уште е дел од монетарниот систем на СФРЈ, така што нема можност за водење автономна политика на девизниот курс. Сепак, уште во почетокот на декември 1991 г. македонската влада носи одлука со која НБМ започнува да ги формира девизните

резерви и да го утврдува девизниот курс на динарот на територијата на Македонија. Подоцна, при прогласувањето на монетарната самостојност, на 27. IV 1992 г. се воведува режим на фиксен девизен курс на нивото од 360 вредносни единици (бонови) за една германска марка. Фиксниот девизен курс претставува инструмент на стабилизационата програма, кој треба да ги стабилизира инфлациските очекувања и да овозможи намалување на инфлацијата. Сепак, во овој период централната банка нема никакво влијание врз девизниот курс поради неколку причини: отсуство на девизен пазар, скромни девизни резерви и недостиг на координација меѓу политиката на девизниот курс и другите макроекономски политики. Оттука, за кусо време се покажува несоодветноста на режимот на фиксниот девизен курс и во текот на 1992 г. се извршени две девалвации. Истовремено се врши модификација на режимот на девизниот курс така што се дозволува денарот да флуктуира во интервалот од ±10% во однос на кошницата од валути. Во овој период во Македонија истовремено функционираат неколку девизни курсови: официјален девизен курс објавен од страна на НБРМ, девизен курс по кој се врши купопродажба на девизи меѓу претпријатијата и девизен курс на црниот пазар. Притоа, најголем дел од трговијата со девизи се врши по двата курса различни од официјалниот девизен курс, кој цело време заостанува зад црниот девизен курс. Во мај 1993 г., се воспоставува официјален девизен пазар, чија организација ѝ е доверена на НБРМ, која станува надлежна за формирање на курсот на денарот, иако формално Собранието сè уште е надлежно за формулирање на целите и задачите на девизната политика. Притоа е извршена уште една девалвација на денарот и се преминува кон режим на флексибилен девизен курс. Сепак, централната банка сè уште не води активна политика на девизниот курс, кој продолжува слободно да флуктуира, следејќи го црниот девизен курс. Пресврт во политиката на девизниот курс се случува на почетокот на 1994 г., кога централната банка започнува да го одржува девизниот курс на стабилно ниво од 27 денари за една германска марка. Оттогаш централната банка започнува да води политика на de facto фиксен девизен курс, како основно номинално сидро за стабилизирање на цените, а во октомври 1995 г. девизниот курс и официјално станува интермедијарен таргет на монетарната политика. Импресивната стабилност на девизниот курс на марката продолжува сè до јуни 1997 г., кога е извршена девалвација на денарот од 16%. Потоа централната банка продолжува да го одржува девизниот курс во тесни рамки околу новото таргетирано ниво од 31 денар за една марка, а ваквата политика се задржува и по воведувањето на еврото. Во целиот овој период централната банка се покажува како исклучително ефективна во контролата на девизниот курс, успешно неутрализирајќи ги сите притисоци за депресијација или апресијација на денарот. Притоа, повеќе од една декада, таргетирањето на девизниот курс се потврдува како ефективно средство за одржување на стабилноста на цените.

ЛИТ.: Горан Петревски, *Монетарна политика – теорија и искуството на Македонија*, Скопје, 2005, 278-286; Кики Манговa Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006. Г. П.


ПОЛИТИЧЕСКА СВОБОДА

„Политическа свобода“, орган на македонските револуционери-социјалисти

**„ПОЛИТИЧЕСКА СВОБОДА“** (Софија, 6 II 1898 – 18. V 1899) – орган на македонските револуционери–социјалисти. Редакцијата ја сочинувале: Димитар Влахов (одговорен уредник), Васил Главинов, Ст. Иванов (уредник до бр. 7), В. Сираков (уредник од бр. 7), Димо Хаџидимов и Андон Шулев (одговорен уредник). Излегувал двапати месечно, со мотото: „Ослободувањето на Македонија е дело на самите Македонци. Преку народот за народот. Македонија на Македонците“. Бил печатен во софиската Централна печатница на П. Калчев, во тираж од 500 примероци. Објавени се вкупно 12 броја. Ослободувањето на Македонија го гледа во неопходната револуција, со идно кантонално уредување според националната припадност, а самите ќе го изберат службениот јазик, со училишта на свој јазик и сл.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Весникот „Политическа свобода“*, „Разгледи“, III, 11, Скопје, 1956, 8; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 109–110; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 94. С. Мл.

**ПОЛИТИЧКИТЕ АТЕНТАТИ ВО МАКЕДОНИЈА** – ненадејни и подмолни посегања по животот на поединци и групи од политички причини. Историските извори го потврдуваат нивното практикување уште при појавата на првите државни организации кај античките Македонци. Најкарактеристично е убиството на кралот Филип II Македонски на свадбата на својата ќерка Клеопатра (336 г. пр.н.е.). Во современото македонско минато секако најпознати се солунските атентати (28-30. IV 1903) на македонските гемиџии или солунски атентатори. Посебно карактеристична атентаторска дејност практикувале четите на водачот на ВМРО „автономистичка“ Тодор Александров. Познати се атентатите со рачни бомби и други експлозивни средства во пазарните денови во Радовиш, Битола, Кичево, Крушево, Кавадарци, Охрид, Прилеп и Солун.


Експлозијата предизвикана од гемиџиите на францускиот брод „Гвадалкивир“ (1903)

Не можејќи да ги откријат подмолните атентатори, османлиските власти го подложувале месното население на терор, посебно во Дојран, Штип и Кочани. Во атентати се загинати многу македонски револуционери: Добри Даскалов (јули 1912), Ѓорче Петров (21. VI 1921), Јане Сандански (22. IV 1915), Димо Хаџидимов, Атанас Спасов – Таската Серски, Тодор Паница (7. V 1925) и др. Но во атентати се загинати и некои од владетелите на Македонија, како српскиот генерал Ковачевиќ во Штип, српскиот полициски началник Велимир Прелиќ (убиен од Мара Бунева, 13. I 1928) и др.. Атентаторската дејност ја практикувале и војводите на српската оружена пропаганда во Македонија Глигор Соколовиќ, Јован Бабунски, Јован Довезенски и др. Водачот на ВМРО автономистичка Иван (Ванчо) Михаилов, пак, организирал специјални т.н. атентаторски тројки. Познат е марсејскиот атентат врз кралот Александар Караѓорѓевиќ (1934). По Втората светска војна карактеристични се атентатите врз разни функционери на народната власт од страна на остатоците на балистичкото движење и уфрлените диверзанти од Албанија (1945-1952). Во современиот период најпознат е неуспешниот атентат врз претседателот на РМ Киро Глигоров (3. X 1995).



Атентатот на претседателот Киро Глигоров (3. X 1995)

ЛИТ.: Ангел Динев, *Политичките убиства во Бугарија,* Скопје, 1951; *Историја на македонскиот народ,* книга прва – трета, Скопје, 1969; Коста Цивирири, *Политичките убиства во Македонија, Скопје,* 1969; *Историја на македонскиот народ,* том први – петти, Скопје, 2003. С. Мл.

**ПОЛИТИЧКО ДРУШТВО „МАКЕДОНИЈА НА МАКЕДОНЦИТЕ“** (Цирих, 1915–1919) – друштво на македонските студенти основано со цел да дејствува за поставување и за разрешување на македонското прашање на повоената Мировна конференција за ослободување и за обединување на Македонија во самостојна држава. Со другите македонски друштва се обединиле во Сојуз на македонските друштва во Швајцарија (XII 1918). Друштвото објавило проглас за одржување конференција: „Македонија и мирот“ (11. II 1919). Во јули Друштвото го променило односот и се повлекло од Сојузот.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Активноста на Главниот одбор*, Гласник на ИНИ, 1, Скопје, 1965; Михајло Миноски, *Федеративната идеја во македонската политичка мисла*, Скопје, 1985. М. Мин.



Полициската мисија на „ПРОКСИМА“

**ПОЛИЦИСКА МИСИЈА НА ЕУ ВО РМ** – прва полициска мисија на ЕУ во РМ – ЕУПОЛ „ПРОКСИМА“, која ја заменува првата воена мисија на ЕУ во РМ – „Конкордија“, воспоставена врз основа на заедничката акција на Советот на ЕУ (29. IX 2003) и Договорот меѓу РМ и ЕУ за статусот и активностите на полициската мисија на ЕУ во РМ (ЕУПОЛ „ПРОКСИМА“, 11. XII 2003), со функции од советодавен карактер во сферата на градењето доверба, владеењето на правото, справувањето со организираниот криминал, реформата на МВР и трансформацијата кон полициско обезбедување на границите, што ги врши до 14. XII 2005 г., кога започнува мандатот на новата полициска мисија „ЕУПАТ“.

ИЗВ.: *Договор меѓу РМ и ЕУ за статусот и активностите на Полициската мисија на ЕУ во РМ (ЕУПОЛ „ПРОКСИМА“)*, „Службен весник на РМ“, 80/03. Т. Петр.

**ПОЛЈОДЕЛСТВО** – според вкупниот обем на производството, најважна земјоделска област. Тоа зафаќа најголем дел од обработливите површини, ангажира најбројна работна сила и голем дел од агротехничките средства и обезбедува егзистенција на најголем дел од селското население. Од вкупната обработлива површина, околу 83% се под ораници и бавчи, околу 3% под овошни насади, околу 5% отпаѓаат на лозја и околу 8% на ливади. Во Македонија постои можност за наводнување на 370.000 ha или на 64% од вкупно обработливите површини. Меѓутоа, капацитетот на изградените системи овозможува наводнување на околу 19%, а фактички се наводнуваат само 12,5% од обработливите површини. Од земјоделските производи во Македонија на прво место доаѓаат житните растенија: пченицата, јачменот, ’ржта, овесот и оризот, потоа следат индустриските култури: тутунот, сончогледот, шеќерната репка и градинарските култури. Македонија има поволни природни услови за развој на овоштарството и посебно на лозарството. Топлите и долги лета

***Производството на најважните полјоделски производи (1951-2005)***

| Година | Пченица | | Пченка | | Шеќерна репка | | Сончоглед | | Тутун | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | ил.t | kg/ha | ил.t | kg/ha | ил.t | t/ha | ил.t | kg/ha | ил.t | kg/ha |
| 1951 | 93 | 980 | 69 | 1.040 | 0 | 10 | 2 | 610 | 13 | 720 |
| 1961 | 210 | 1.480 | 79 | 1.220 | 110 | 20 | 8 | 860 | 8 | 570 |
| 1971 | 300 | 2.130 | 102 | 1.920 | 158 | 39 | 20 | 1.170 | 22 | 800 |
| 1981 | 236 | 2.260 | 92 | 2.260 | 104 | 29 | 25 | 1.110 | 31 | 1.230 |
| 1991 | 340 | 3.021 | 135 | 3.200 | 82 | 37 | 37 | 1.354 | 25 | 1.375 |
| 2005 | 334 | 3.081 | 148 | 4.491 | 58 | 36 | 7 | 1.330 | 28 | 1.498 |



Нива со расцветан сончоглед

***Производството на најважните овошја (1951-2005)***

| Година | јаболки, круши и дуњи | | сливи, цреши и вишни | | кајсии и праски | | лозја | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | ил.стеб. | kg/стеб. | стебла | kg/стеб. | ил.стеб. | kg/стеб. | ha | kg/пенуш. |
| 1951 | 628 | 32 | 720 | 22 | 123 | 19 | 10.868 | 0,5 |
| 1961 | 1.283 | 33 | 1.021 | 24 | 363 | 25 | 23.410 | 1.0 |
| 1971 | 2.272 | 33 | 1.525 | 19 | 494 | 18 | 25.802 | 1,6 |
| 1981 | 3.505 | 30 | 1.966 | 19 | 960 | 23 | 38.759 | 2,4 |
| 1991 | 4.381 | 32 | 1.109 | 16 | 1.319 | 12 | 33.773 | 2,3 |
| 2005 | 4.592 | 21 | 2.558 | 18 | 683 | 22 | 25.044 | 3,0 |

со мали врнежи и силни сончеви периоди овозможуваат поголемо зашеќерување на грозјето. Најголем дел од производството на полјоделските култури служи за домашната потрошувачка, а позначајно учество во извозот имаат градинарските култури, тутунот, некои видови овошје и оризот.

Во периодот 1951–2005 г. вкупното производство во тони пораснало кај пченицата за 3,6 пати, кај пченката 2,1 пати, кај сончогледот 3,5 пати и кај тутунот 2,2 пати. Овоштарството и лозарството растеа побрзо од полјоделството.

ИЗВ.: *Статистички годишник на Република Македонија*, Државен завод за статистика, за соодветните години.

ЛИТ.: Тодор Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни*, МАНУ, Скопје, 1998; Никола Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001. Д. Н.

**ПОЛОГ** – котлина во северозападниот дел на РМ. По својот настанок е тектонска котлина, спуштена по должината на раседи помеѓу планините: Шар Планина, Сува Гора, Жеден и Буковиќ. Се протега во правец си–јз. Должината на Полошката Котлина е околу 40 km, а просечната широчина е 6,5 km. Најмалата ширина е помеѓу с. Пирок и с. Радиовце 5,2 km. Ова стеснување претставува и граница помеѓу Горни Полог – гостиварскиот дел и Долни Полог – тетовскиот дел. Котлината зафаќа површина од 1.475 km², а се наоѓа на надморска височина меѓу 300 m и 2.774 m. Рамничарскиот дел зафаќа површина од 33.200 ha, а се протега помеѓу 400 и 600 m н.в. со просечна надморска височина од 500 m. Рамничарскиот дел на котлината постепено се спушта од Гостивар (520 m) спрема Јегуновце–Раотинце (385 m), како и подножјето на Шар Планина спрема Сува Гора и Жеден. Од сите страни е затворена со високи планини, со исклучок спрема источната рамка, каде што по долината на Вардар, низ Дервенската Клисура и преграбенската долина Тетовска Суводолица е поврзана со Скопската Котлина. Во Полог е изворот и горниот тек на реката Вардар, која прима 12 поголеми притоки, меѓу кои најголема е р. Пена. Развиени се две градски населби: Гостивар и Тетово. Голем дел од обработливите површини се под градинарски култури, овоштарници и жита.



Родните полиња во Полог

ЛИТ.: А. Кекиќ, *Геологија и хидрологија на Полошката Котлина и потекло на водата во изворот Рашче*, Скопје, 1986; А. Стојмилов, *Физичка географија на Р. Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.

**„ПОЛОГ“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Виндзор, Канада, 1981) – друштво на Македонци по потекло од Тетовско. Ориентирано на организирање културни манифестации и спортски активности. Друштвото формирало Спортски клуб „Тетекс“ (1983), кој се натпреварувал во потсојузната лига. Сл. Н.-К.

**„ПОЛОГ“, ИСЕЛЕНИЧКО МЛАДИНСКО ДРУШТВО** (Детроит, Мичиген, САД, 2001) – друштво на млади Американци од македонско потекло, претежно интелектуалци од Детроит, од семејства по потекло од Тетовско. Развива културна и други дејности. Сл. Н.-К.

**ПОЛОЖАНИ, Лиман** (с. Ливада, Струшко, 26. II 1935) – просветен и политички деец. Апсолвирал на Педагошката академија и бил учител. Член на СКМ (од 1957). Бил член на Одборот за просвета, наука и култура и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ (1970). С. Мл.




Полски -Македонски. Граматичка конфронтација

**ПОЛОНИСТИКА,** т.е. универзитетски студии по полски јазик и книжевност и научни истражувања во таа област. Во Македонија полонистиката на УКиМ постои од 1983 г,, а уште во 1959 г. проработи лекторат по полски јазик. Во 1983 г. беа организирани полонистички студии како втор главен предмет, а од 1992 има полна 4-годишна полонистичка специјализација. Прв раководител на полонистичките студии (1983-2002) бе-

ше *З. Тойолињска,* а од 2002 раководител е *М. Миркуловска.* Наизменично во Македонија и во Полска секоја четврта година се организираат заеднички научни конференции, чии материјали се објавуваат во списанието *Folia Philologica Macedono-Polonica.* Во МАНУ од 1985 г. постои проект *Македонско-йолска граматичка конфронтација,* досега се излезени 6 тома, наредните 3 се во подготовка. Од 1980 г. излегува списанието *Studia Linguistica Polono-Jugoslavica* (соработка на МАНУ со АНУ БиХ и ПАН), од 1996 преименувано во *Studia Linguistica Polono-Meridianoslavica* (соработка на МАНУ со универзитетите во Полска). Излезени се 12 тома. З. Т.

**ПОЛОШКИ МАНАСТИР** – в. **„СВЕТИ ЃОРЃИ“**



Полошко-кумановската православна епархија на МПЦ

**ПОЛОШКО-КУМАНОВСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1971) – формирана со седиште во Скопје, Епархијата географски ги опфаќа тетовскиот, гостиварскиот, кумановскиот, кратовскиот и кривопаланечкиот регион. Епархиски архијереј е Неговото Високопреосвештенство Митрополитот полошко-кумановски Кирил (Поповски) од нејзиното формирање. Епархијата има пет намесништва: Тетовско, Гостиварско, Кумановско, Кратовско и Кривопаланечко. Најпознати се манастирите: „Св. Атанасиј“ – Лешок (Тетово), „Св. Јоаким Осоговски“, Крива Паланка, „Св. Ѓорѓи“ – Старо Нагоричани (Куманово), „Св. Наум Охридски“ – Попова Шапка (Тетово), „Св. Ѓорѓи“ – Дељадровце и др. Во Полошко-кумановската епархија има над 220 храмови, од кои 200 цркви и 22 манастири, 200.000 верници со 60 свештослужители и монаси.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Сшефан Архиейиской Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ПОЉОСКА, Агим Џафер** (Agim Xhafer Poloska) (с. Долно Нерези, Скопско, 7. II 1954) – преведувач, унив. професор. Основно училиште и учителска школа завршил во Скопје. Дипломирал (1976) на Катедрата за албански


Агим Пољоска

јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. По дипломирањето краток период (1977) работел како лектор во Радио Скопје, во емисиите на албански јазик. Истата година бил избран за помлад асистент, а потоа и за асистент по предметите современ албански јазик и теорија на преводот на Катедрата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Магистрирал на истиот факултет на тема „Лексичка интерференција на македонскиот и албанскиот дијалект во Преспа“ (1986). Докторирал на тема „Лексичка интерференција на македонскиот и албанскиот дијалектен јазик“ (1996). Избран е за доцент (1997). Во 2001 г. станал вонреден, а во 2006 г. редовен професор по предметите специјален курс по албански јазик и општа лингвистика 2 – контрастивна анализа на јазиците, на постдипломските студии на Филолошкиот факултет во Скопје. Покрај наставата, активно е вклучен во неколку научноистражувачки проекти за проучување на јазикот, етнокултурата и народното творештво на Албанците во Македонија. Учествувал на неколку научни собири, семинари и симпозиуми во земјата и во странство. Преведува од македонски на албански јазик и обратно. Има објавено повеќе од 200 научни трудови и прилози од областа на јазикот, социолингвистиката, културното наследство и преведувањето.

БИБЛ.: *Лексичка интерференција на македонскиот и албанскиот дијалектен јазик,* Скопје, 1998; *Mozaiku gjuhësor,* Shkup, 2001; *Interpretime linguistike*, Shkup, 2002; *Leksiku dialektor në regjionin e Prespës,* Shkup, 2004; *Прилог кон проучувањето на македонско-албанските јазични контакти,* Скопје, 2005; *Kultura e të shprehurit,* Shkup, 2007.

ЛИТ.: Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, Скопје, 783, 16. VII, 2001; 13, 3. III 2006. Н. С.

**ПОМОЛОГИЈА** – наука за проучување на сортите овошје, дел од специјалното овоштарство. Поради големиот број овошни видови, а многу повеќе сорти, помологијата во многу земји се издвојува како посебен предмет (дескриптивна помологија). Проф. Тома Димитровски ја публикуваше книгата „Специјално овоштарство со помологија“ во два дела (1974–1978). Б. Р.

**ПОП АНДОВ, Ѓорѓи Јорданов** (Велес, 25. XII 1903) – спец. фтизиолог. Медицина завршил во Белград (1931), а потоа работел во Велес. Учествувал во НОБ и бил лекар во болницата во Горно Врановци. Како специјалист фтизиолог бил назначен за управник на Специјалната болница за ТБЦ во Битола (1. VIII 1950), која функционирала до 1. I 1966 г. П. Б.


Тодор Поп Антов

**ПОП АНТОВ, Тодор** (с. Ваташа, Тиквешко, 28. II 1875 – Пловдив, 29. XII 1954) – учител, револуционер, член на ЦК на ВМОРО. Завршил егзархиска гимназија во Солун (1895). Студирал хемија во Женева. Учителствувал во Прилеп, Пехчево, Мелник, Скопје. Бил член на Серскиот и Скопскиот РК. На Рилскиот конгрес бил избран за член на ЦК на ВМОРО. Учествувал во Балканските и во Првата светска војна.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Борбите в Македония и Одринско 1878–1912, Спомени,* София, 1981; Т. Поп Антов, *Спомени.* Предговор и редакција на З. Тодоровски, Скопје, 2002. Ал. Тр.


Христо Поп Антов

**ПОП АНТОВ, Христо** (с. Ваташа, Тиквешко, 16.V 1879 – Софија, 31. I 1964) – учител, револуционер, претседател на Тиквешкиот ОРК на МРО. Завршил педагошко училиште во Скопје (1899), а

право во Швајцарија. Учителствувал во Кавадарци. Бил раководител на ОК на ТМОРО во Кавадарци. Прогонуван од османлиските власти, по Востанието се засолнил во Софија. Бил судија во Скадар (1910), а потоа адвокат во Софија.

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Делчев, *Спомени – Документи – Материјали*, София, 1988; Х. Поп Антов, *Спомени*. Предговор и редакција на З. Тодоровски, Скопје, 2006. Ал. Тр.


Славко Поп Антоски

**ПОП АНТОСКИ, Славко** (Прилеп, 21. XI 1913) – редовен проф. на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, на наставно-научните дисциплини општо полјоделство со агроекологија и заштита од ерозија. Дипломирал на Земјоделскиот факултет во Белград. Учесник е во НОБ од 1941 г. По војната бил помошник-министер за земјоделство и шумарство на НРМ; член на Сојузниот совет на Југославија за научна работа; проректор на Универзитетот во Скопје; член на АСНОМ; народен пратеник во Собранието на НРМ. По формирањето на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, избран за декан на новооснованиот Земјоделско-шумарски факултет во Скопје. На оваа функција, заедно со Наставно-научниот колегиум, има многу значаен придонес во втемелувањето и развојот на високошколската настава по земјоделство и шумарство и во развојот на научноистражувачките активности во РМ. Неговите научноистражувачки активности се насочени кон проучување и разрешување на низа проблеми од агроекологијата и агротехниката. И во двете области има постигнато резултати со трајни вредности. Р. Л.

**ПОП ГЕОРГИЕВ, Димитар** (Пехчево, 11. X 1925 – Скопје, 27. XII 1994) – универзитетски професор, правник. Основно образование завршил во родното место, а гимназија во Штип. Дипломирал на Правниот факултет во Белград (1949), каде што и докторирал (1955), на тема „Сопственоста на чифлиците и чифлигарско-аграрно-правните односи во Македонија до Балканската војна од 1912 година“. Избран за асистент на Правно-економскиот факултет во Скопје (1951), за доцент (1956), за вонреден (1962) и за редовен професор на Правниот факултет во Скопје по предметот граѓанско право (1966). Учесник во НОБ и член на КПЈ (1944). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1967–1969) и судија на Уставниот суд на СРМ (1980–1987). Објавил поголем број учебници и научни трудови од областа на граѓанското и облигационото право.


Димитар Поп Георгиев

БИБЛ.: Димитар Поп Георгиев, *Општествена сопственост*, Скопје, 1966; *Облигационо право*, Скопје, 1985.

ЛИТ.: *Годишник во чест на Димитар Поп Георгиев*, Скопје, 2006. Св. Ш.


Борис Поп Ѓорчев

**ПОП ЃОРЧЕВ, Борис** (Велес, 22. VII 1933) – новинар и публицист. Во НИП „Нова Македонија“ од 1953 г. до пензионирањето (1993). Соработник, уредник, коментатор на Спортската, Внатрешнополитичката и Надворешнополитичката рубрика. Дописник од Москва (1975–1979), известувач од многубројни настани во земјата и во светот. Еден од основачите на „Спортист“ (1955) и „Вечер“ (1963 –1970). Заменик на главниот и одговорен уредник на „Вечер“ и на „Нова Македонија“ и шеф на дневните редакции. Долгогодишен дописник на повеќе југословенски весници и списанија. Најдолго на „Вечерњи лист“ и „Danas“ (Загреб). Раководител на Прес-центарот на Шаховската олимпијада (1972). Ѓ. Ст.

**ПОП КОЦЕВ, Христо** (с. Ново Село, Штипско, 5. I 1869 – Варна, Бугарија, 30. IV 1933) – член на ЦК на ТМОРО и публицист. Се школувал во Солун, во Белград и во Софија. Завршил филологија. Бил учител во Цариград, Одрин, Штип и Солун. Бил член на ЦК на ТМОРО (1896–1897). По Виничката афера (1897) осуден и амнестиран (1902). Бил учесник на Солунскиот конгрес (1903), член на ЦК (1903–1904), директор на гимназијата во Штип (1916–1917), кмет на Скопје (1917–1918). Во ВМРО бил протогеровист.

ЛИТ.: Сборникъ „Илинденъ 1903–1921“, София, 1921; Борис Николов, *Вътрешна македоно-одринска революциона организация (войводи и ръководители 1893–1934)*, София, 2001. В. Г.


Поп Стојан Разловски

**ПОП СТОЈАН** (Разловци, ок. 1800 – Рилски манастир, 1876) – црковен и револуционерен деец, еден од организаторите и водачите на Разловечкото востание (1876), најблизок соработник и дедо на Димитар Попгеоргиев-Беровски. Се грижи за организирањето и набавката на оружје и учествува во востаничките борби. Поп Стојан е запомнет од народот како главен подготвувач, поради што востанието било нарекувано Попстојаново. Животот го завршил во Рилскиот манастир – според пишувањето на син му, тој се самоубил, а според Д. П. Беровски, тој е убиен од манастирската стража.

ЛИТ.: Ристо Поплазаров, *Ослободителните вооружени борби на македонскиот народ во периодот 1850–1878*, Скопје, 1978, 253–265; Танас Вражиновски, *Македонски историски преданија*, Скопје, 1992, 190-195; Александар Трајановски, *Димитар Поп-Георгиев – Беровски (1840–1907)*, Штип, 1990. Б. Р.-Ј.

**ПОП ТРАЈКОВ, Лазар** (с. Дмбени, Костурско, 10. VI 1877 – с. Трново, Костурско, 11/12. X 1903) – костурски војвода и поет. Завршил гимназија во Солун (1898). Бил организатор на првите револуционерни комитети во Костурско. Во Илинденското востание бил член на Костурското горско началство. Во борба со османлиската војска во Мариовско бил


Лазар Поп Трајков

тешко ранет, а предавникот Коте Христов од Рула за 50 турски лири, добиени од грчкиот костурски владика Германос Каравангелис, му ја пресекол главата. Автор на поемата „Локвата и Вињари“.

ЛИТ.: А. Близнаков, *Епопејата на Локвата и Вињари*, Прилози за Илинден 1978, II, Крушево, 1979. Ал. Тр.

**ПОП ХРИСТОВ, Георги** (с. Крстоар, Битолско, 1878 – Софија, 19. II 1962) – учител, револуционер, учесник во Илинденското востание. Завршил педагошки курс на Солунската егзархиска гимназија (1896). Бил учител во Кавадарци, Прилеп и Битола и член на Битолскиот окружен комитет (1900–1903). Учесник на Смилевскиот конгрес (1903) и во Илинденското востание во Леринскиот реон. Во 1910 г. бил уапсен и заточен во Мала Азија, избегал во 1911. По Првата светска војна бил член на ЦК на ВМРО (1925), а од 1928 во протогеровистичката ВМРО.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.


Вукашин Попадиќ

**ПОПАДИЌ, Вукашин** (Гламоч, Бугојно, 1904) – епидемиолог, микробиолог. Медицина завршил во Загреб. Работел во Хигиенскиот завод во Скопје, а од 1932 г. во Битола, како епидемиолог и микробиолог во Постојаната бактериолошка станица и ДНЗ. Во времето на бугарската окупација работел во Обласната хигиенска лабораторија. Активно соработувал со партизаните до првата половина на 1944 г., кога заедно со сопругата им се приклучиле на партизаните. По Ослободувањето бил министер за народно здравје во Владата на Федерална Македонија (16. IV 1945). Потоа бил унив. професор и директор на Хигиенскиот завод во Скопје.

ИЗВ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, т. 2, Скопје, 1981, 643. П. Б.

**ПОПАДИЌ, Марија** (Miriam Shenfeld) (с. Игал, Унгарија, 12. VI 1904/1905) – училиштен лекар, Еврејка. Медицина завршила во Загреб (1930). Работела во Штип, а потоа во ДНЗ во Битола (16. II 1932), каде што ги раководела ДД, вакцинациите и Патронажната служба. Во 1934 г. отворила и Советувалиште за мајки со деца. Во периодот од 1941–1944 г. работела во Обласната хигиенска лабораторија и била училиштен лекар. Во втората половина на 1944 г. заедно со сопругот им се приклучиле на партизаните. По Ослободувањето, до пензионирањето, работела во ДД во Скопје. П. Б.

**ПОПАНГЕЛОВ, Васил** (с. Лешани, Охридско, 1861 – месност Српница, с. Лешани, 14/27. IX 1903) – свештеник, учесник во Илинденското востание. Старешина на манастирот „Сите Свети“ во Долна Дебарца. Бил член на ТМОРО од 1897 г. Во Илинденското востание предводел селска чета од с. Лешани. Загинал во борба над родното село.

ЛИТ.: С. Ристески, *Свештеникот Васил Попангелов*, Струга, 2003. Ал. Тр.

**ПОПАНДОВ, Павел** (с. Богданци, Гевгелиско, 29. V 1904 – Софија, Бугарија, 29. V 1933) – припадник на ВМРО(Об.), младински раководител. Бил член на нелегалниот ЦК на БКМС (1924–1926), суден и осуден во отсуство (1927). Живеел во родниот крај (1927–1929). Во Софија стапил во ВМРО (Об.) (1931). Бил член на Окружниот комитет на БКП за Софија. Убиен на улиците во Софија.

ИЗВ.: Ристо Бајалски, *Сеќавања,* ракопис во Одделението за документација „Д-р Велимир Брезовски“ во ИНИ, Скопје. В. Јот.


Епаминонда Поп-Андонов

**ПОП-АНДОНОВ, Епаминонда** (Струмица, 1898 – во окол. на Софија, Бугарија, 1968) – делегат на АСНОМ и прв повереник за народна просвета во ДФМ. Завршил основно и средно образование во родниот град и во Скопје. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1922). Меѓу двете светски војни бил професор по филозофија, психологија и француски јазик во повеќе места (Струмица, Бања Лука, Сараево, Врање и Скопје). Член на КПЈ од 1944 г. Во НОБ се вклучува во 1944 г. Бил член на Иницијативниот одбор за свикување на Првото заседание на АСНОМ, делегат на АВНОЈ и на АСНОМ и секретар и член на Президиумот на АСНОМ. На третата седница на Президиумот на АСНОМ (2–5. IX 1944) предлага да се издаде македонски буквар, да се отворат гимназии и учителски школи и да се проучи прашањето за отворање универзитет во Македонија. Формира Комисија за „унификација на македонскиот јазик“, односно Комисија за македонската азбука и ја раководи нејзината работа. Бил член на Уставотворното собрание за донесување на Уставот на НРМ (1946). Бил директор на Народната библиотека во Скопје (1947–1951) и професор на Педагошката академија (1952–1966).

ЛИТ.: *Presidium de l'Assemblee antifasciste de l'liberation nationale de la Macedoine ASNOM*, Skopje, 1994; *Педагошка академија „Климент Охридски“ Скопје 1947–1972*, Скопје, 1972. Св. Ш.


Петар Попарсов

**ПОПАРСОВ, Петар** (с. Богомила, Велешко, 21. X 1872 – Софија, 1. I 1941) – македонски културно-национален и револуционерен деец, „лозар“, гимназијален професор, писател и публицист. По школувањето во родното село, во Велес и во Солун, како еден од антиегзархиските бунтовници, заедно со поголема група ученици од Солунската гимназија, се префрла на школување во Белград (1889). Како студент на Великата школа рано ја почувствувал манипулацијата на пропагандите и на почетокот на следната година се префрла на Историско-филолошкиот факултет на Вишото училиште во Софија. Тогаш главно


СТАМБОЛОВЩИНАТА

въ

МАКЕДОНИЯ

и

НЕЙНИТѢ ПРѢДСТАВИТЕЛИ

Вардарски

ВИЕНА

1894

„Стамболштината во Македонија и нејзините претставници“ од Вардарски (П. Попарсов) Виена (1894)

од солунските и белградските бегалци се создава јадрото на „лозарското“ движење. Член е на „Тајната дружба“ (крајот на 1890), од која се создава Младата македонска книжовна дружина, која од јануари 1892 г. почнува да го издава својот орган „Лоза“, а тој е еден од главните нејзини редактори и соработници. Поради националната концепција на Програмата на ММКД и национално-сепаратистичката ориентација на списанието и македонската јазично-правописна тенденција, во бугарската јавност се поведува кампања и терор против „македонскиот национален сепаратизам“. Наскоро Дружината и сп. „Лоза“ се оневозможени. По дипломирањето Попарсов станува професор во Солунската гимназија и заедно со петмина други млади интелектуалци ја поставуваат основата на МРО (23. X 1893). Како член на ЦК на МРО, присуствува на организационата средба во Ресен (1894), а под псевдонимот Вардарски ја објавува брошурата „Стамболовштината во Македонија и нејзините претставници“ (1894) што ги претставува основните концепции на Програмата на МРО. Активно учествува на Солунскиот конгрес на МРО (1896), но по Виничката афера (1897) е уапсен и осуден на 101 година робија. Откако е амнестиран (1902), ја продолжува дејноста во Велешко, но спроти Солунските атентати одново е уапсен и од Скопскиот затвор излегува еден ден пред објавувањето на Илинденското востание. Станува учител во Скопје (1903/ 04), а потоа во Солун. Одново е кооптиран во ЦК на ТМОРО, но скоро се повлекува. Од јули 1904 г. е интерниран во родното село, а во август е надворешен претставник на ТМОРО во Софија. Иако не учествува на Рилскиот конгрес (1905), избран е за член на Задграничното претставништво. По убиството на Сарафов и Гарванов (1907) е уапсен во Софија, но наскоро пуштен и се враќа во Скопје (мај 1908). Активно учествува во задушувањето на султановата контрареволуција (1909). Како учител во Педагошкото училиште во Скопје (подоцна и директор и моарифски инспектор), неуспешно учествува во изборите за пратеник, а заедно со К. Мисирков и со бившиот митрополит скопски Теодосија Гологанов, прави обид да се отвори македонска Висока педагошка школа во Скопје (1910). Во Првата балканска војна се засолнува во Велес и со Д. Чуповски ја организира Општомакедонската конференција за спас на окупираната Македонија, на која Македонската колонија во Петербург е ополномоштена да ги застапува македонските интереси во странство (декември 1912). Спречен е да заминат со Чуповски во Париз и Лондон. По Букурешкиот договор (1913) станува учител во софиското село Костенец. Член е на Привременото претставништво на обединетата поранешна ВМРО во Софија, потписник на Апелот (15. III 1919) и соработник на органот „Бюлетинъ“. По Версајскиот мировен договор и конечната поделба на Македонија наполно се повлекува од јавниот и политичкиот живот. Автор е на драмскиот спев на македонски јазик „Самуил Брсјак“ („Бюлетинъ“, 4, София, 3. VI 1919, 6).

БИБЛ.: *Стамболовщината въ Македония и нейнитѣ прѣдставители*, Вѣна, 1894.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми*, II, Скопје, 231–242; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 350–359. Бл. Р.

**ПОП-АТАНАСОВ, Ѓорѓи** (с. Елешница, Разлошко, Пиринскиот дел на Македонија, 1940) – историчар на книжевноста, археограф, старословенист. Своето високо образование го оформил на Богословскиот факултет во Софија, каде што дипломирал во 1967 г. Од 1972 г. живее и работи во РМ (Македонска архиепископија, Републички завод за заштита на спомениците на културата, Народна и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“, Институт за македонска литература). Во последнава институција работел до редовното пензионирање и во неа развил најплодотворна дејност. Магистрирал и докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје „Блаже Конески“. Неговите бројни трудови се однесуваат на старата македонска литература.


Ѓорѓи Поп-Атанасов

БИБЛ.: *Кичевскиот октоих XIII век,* Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Скопје, 1978; *Речник на старата македонска литература,* „Македонска книга“, Скопје, 1989; *Библијата за Македонија Македонците*, „Менора“, Скопје, 1995; *Стари записи*, „Менора“, Скопје, 1996. В. С.-А.


Марија Поп-Ацева -Христова

**ПОП-АЦЕВА-ХРИСТОВА, Марија Божидарова** (Скопје, 24. XII 1933) – спец. по микробиологија со паразитологија, редовен проф. на Мед. ф. (од 1992). Дипломирала медицина во Скопје (1960), специјализирала (1966) и докторирала (1980) за влијанието на антибиотиците врз продукцијата на плазмакоагулазата и нејзината примена како брз метод за одредување на осетливоста на Staphylococcus aureus кон антибиотиците. Била директор на Институтот за микробиологија со паразитологија (1988–1998). Се усовршувала на Институтот за тропски болести во Хамбург, а престојувала во научно-техничката соработка во Либиската Џамахирија. Аплицирала техники за докажување на имунифлуоресцентни антитела кај паразитите и кај ентеробактериите, за култивирање на анаеробни бактерии и за серолошка типизација на salmonella. Автор е на над 106 трудови.

ИЗВ.:*Билтен УКИМ* бр. 579.

БИБЛ.: *Микробиологија*, во: *Современа дијагностика и терапија во медицината*, Кочани, 2000. К. К.-П.

**ПОП-ЈОРДАНОВ, Јордан** (Велико Градиште, Југославија, 23. XI 1925) – унив. професор, нукле-


Јордан Поп-Јорданов

арен физичар, филозоф, енергетичар, академик на МАНУ. Гимназија завршил во Штип. Дипломирал филозофија во Скопје (1956) и електротехника во Белград (1960). Докторирал на Отсекот за техничка физика на ЕТФ во Белград (1964). Бил визитинг професор на неколку универзитети во Европа и Америка. Истражувал во повеќе области: физика на неутрони и реакторска физика, енергетика и обновливи извори, фотоволтаичен ефект, расејување на честички, состојба на природната околина и климатските промени, организација на науката, когнитивните процеси од филозофски и феноменолошки аспект, здравствени ризици од електроцентрали, моделирање на процесите на мозочните клетки и др. Главните научни придонеси се однесуваат на нуклеарна техника („метод на Поп-Јорданов" во реакторска неутроника); електроенергетика (мултидимензионална интерпретација на околински ризици); одржлив развој (негентропски концепт и ментални индикатори); невронаука (квантни ментални спектри) и филозофија на природните науки (интерпретација на микрочестичен дуализам). Бил претседател на Научниот совет на Институтот за нуклеарни науки во Винча (1969–1970) во време кога тој институт беше најафирмиран научен центар во Југоисточна Европа, како и декан на Електротехничкиот факултет во Белград (1977–1979). За дописен член на МАНУ е избран на Првото редовно изборно собрание 1969, а за редовен член во 1974 г. Во два мандата бил претседател на МАНУ (1984–1991). Од 1993 раководи со Истражувачкиот центар за енергетика, информатика и материјали при МАНУ, кој се разви во меѓународно афирмиран „центар на одличност". Реализирал голем број проекти, од кои преку дваесет имале меѓународен карактер. На редовни и постдипломски студии на Електротехничкиот факултет во Белград држел настава по атомска и статистичка физика, енергетска микрофизика и квантна електродинамика. На истиот факултет основал и постдипломска насока за сончева енергија, прва во Југославија од оваа проблематика. Предавал и на постдипломски студии на Природно-математичкиот и Филозофскиот факултет и во Центарот за мултидисциплинарни студии на Белградскиот универзитет, како и на Електротехничкиот факултет во Скопје. Автор е на универзитетските учебници „Нерамнотежна статистичка физика" (1981) и „Квантна електродинамика" (1983), како и на неколку книги во земјата и во странство. Објавил околу триста научни труда, од кои две третини во меѓународни списанија и монографии. Неговите резултати се користени во многу странски статии, монографии и докторски дисертации. Учествувал на меѓународни научни собири во дваесетина земји на Европа, Америка и Азија, најчесто како поканет експерт. Бил рецензент на меѓународни научни списанија и референт за избор на професори на универзитети во Европа и Америка. Добитник е на повеќе награди, меѓу кои: Годишна награда на Институтот за нуклеарни науки во Винча „за индивидуално научно остварување" (1964), Јубилејна награда на Институтот во Винча „за развој на научна област" (1968), награда на ВРЕН-УНЕСКО за најдобар труд на Светскиот конгрес по обновлива енергија во Денвер (1996), награда на Светската иновациона фондација „За извонреден придонес за науката и човештвото" (2003), и др. Член е на пет странски академии на науки (Светската, Европската, Интернационалната, Медитеранската и Њујоршката), како и почесен член на Светската иновациона фондација. Како учесник на НОБ во Македонија носител е на Партизанска споменица 1941. Бил и прв првак на Македонија во тенис (1950).

ЛИТ.: *Прво редовно изборно собрание.* Реферати и прилози, 25 XII 1969 г., 77–88. Т. Б.

**ПОП-ЈОРДАНОВА (КОЖИНКОВА), Нада Димитрова** (Скопје, 17. III 1947) – педијатар, психолог, редовен проф. на Мед. ф. и на Ст. ф. Медицински факултет (1970) и Филозофски факултет – група психологија (1982) завршила во Скопје. Специјалист по педијатрија е од 1977, а докторат по медицински науки одбранила во 1983 г. Прва во земјата воведува мултимодална биофидбек методологија. Од 1984 е наставник на Мед. ф. по предметот педијатрија. На Ст. ф., покрај педијатрија, предава медицинска психологија и етика. Објавила над 200 научни трудови во странски и домашни списанија, 8 книги и поглавја во странски монографии. Избрана е за редовен член на Њујоршката академија на уметностите и науките (1997) и на Светската академија на уметностите и науките (2006). Н. П.-Ј.


Нада Поп-Јорданова


Димитар Попгеоргиев-Беровски

**ПОПГЕОРГИЕВ-БЕРОВСКИ, Димитар** (Берово, 1840 – с. Долна Грашница, Кустендилско, 19. XII 1907) – национален деец-револуционер, идеен творец, организатор и водач на две македонски востанија (Разловечкото и Кресненското). Се школувал во Берово, во Солун, во Русија (Одеса, 1858–1860, во Духовната академија) и во Србија (Белград, 1861–1865, во Военото училиште). По завршувањето на Военото училиште (1863) станал подофицер во српската војска. Се вратил во Македонија (есента 1875) во Берово како учител и започнал со национална револуционерна дејност. Ја предводел борбата за отфрлање на црковната власт на грчката Цариградска патријаршија и за обновување на Охридската архиепископија. Организирал бунт во Берово (1874). Во Солун (1875) основал Таен револуционерен комитет за кревање востание. Во с. Разловци (средината на IV 1876) било одржано советување на кое било донесено решение за кревање востание во Малешевско и оттаму да се шири и да прерасне во општонародно македонско ослободително востание. За главен војвода, водач на востанието, бил избран Димитар

Беровски. Востанието било кренато на 8/20. V 1876 г. Востаничките акции биле продолжени во Кочанско. Обидот на Беровски Востанието да се прошири од Малешевско во Радовишко и натаму во внатрешноста не успеал. Востанието останало локално, главно на просторот на Малешевско и бргу било задушено.

Беровски го зачувал востаничкото јадро (1877 и почетокот на 1878 г.), движејќи се со четата меѓу Пијанечко, Малешевско, Горноџумајско, извршувал повремени напади. Со четата од македонските доброволци во руската армија (I 1878), предводена од Иљо Марков-Малешевски, го разоружале муслиманското население во Пијанечко и во дел од Малешевско, била отстранета османлиската и воспоставена македонска власт што се одржала полни два месеца. Пред настапувањето на османлиските армиски единици Димитар Беровски со четата се повлекол кон Џумајско, во планинската област Каршијак. Беровски отпатувал во Софија (во почетокот на X 1878) за да го информира рускиот губернатор Албин за подготовките за кревање востание во Македонија. Востанието започнало со нападот на османлискиот гарнизон во Кресна (5/17. X), со крајна цел ослободување на Македонија и создавање македонска држава. Во ослободеното село Влахи (7. X) бил формиран Штаб на Македонското востание, Беровски бил избран за началник на Штабот, а подоцна било формирано и Полициско началство. На слободната територија била создадена целосно структурирана македонска власт, нормативно уредена со Правила-Устав на Македонскиот востанички комитет. За да го спречи самостојниот развој на Востанието и создавањето македонска држава, бугарскиот фактор организирал ликвидирање на првиот војвода Стојан Карастоилов и отстранување на Димитар Беровски од раководењето со Востанието. Бил повикан во Џумаја и таму затворен (во почетокот на XI 1878). Ослободен (1. XII), се вратил на слободната востаничка територија. За кусо време воспоставил единство во востаничките редови, Востанието бележело нов подем. Беровски повторно бил тргнат од Востанието (пред крајот на I 1879) и бил задржан во затворот во Џумаја. По Востанието Беровски бил ослободен и со семејството се населил во Бугарија, во Ќустендил. По создавањето на МРО соработувал со Делчев во организирањето тајни канали за пренесување оружје и во организирањето на изработката на бомби во Осоговската Планина. Починал во с. Долна Грашница, Ќустендилско.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Разловечкото востание од 1876 година и личноста на неговиот организатор Димитар Попгеоргиев – Беровски,* Скопје, 1976; Александар Трајановски, *Димитар Попгеоргиев – Беровски, (1840–1907)*, Штип, 1990; Зб., *Димитар Попгеоргиев – Беровски и неговото време*, Скопје–Берово, 1991. М. Мин.

**ПОПЕВ, Григор** (Прилеп, 1969 – Софија, 2. II 1938) – трговец, революционер, член на ЦК на МРО. Завршил трети клас гимназија во Солун. Од 1892 до 1896 г. бил трговец во Битола и Солун. Бил член на ЦК на Битолскиот ОРК и благајник на ЦК на ТМОРО (1896–1901).

ИЗВ. и ЛИТ.: *Освободителното движение в Македония и Одринско – Спомени и материали*, I, София, 1983, XXXVII. Ал. Тр.


Стефан Македонович Попиванов

**ПОПИВАНОВ, Стефан Македонович** (Кочани или Велес, 17. VII 1875 – СССР, 1932) – гимназијален учител и комунистички деец, татко на Малина и Цеко Попиванови. Поради учеството во атентатот над бугарскиот министер за просвета во Софија, целото семејство му било уапсено (1918). Бил член на БКП. Од политички причини се преселил во Белград (1920), а потоа во Скопје станал секретар на ПК на КПЈ за Македонија (1922). Истовремено неговата ќерка Малина била член на МК на КПЈ во Скопје, а синот Цеко секретар на СКОЈ. По повторното апсење (1924), бил делегат на V конгрес на КИ (1924). Подоцна бил повикан во СССР (1929). Извесно време со руски брод престојувал на Балтичкото Море (1931/32). Бил уапсен и осуден во Сталиновите чистки. Посмртно е рехабилитиран (28. X 1963).

ЛИТ.: Димче и Тодор Зографски, *КПЈ и ВМРО (Обединета),* ИНИ, Скопје, 1974; Бане Чадиковски, *Револуционерниот пат на Стефан Попиванов,* „Гласник“на ИНИ, бр. 3, Скопје, 1980; Кузман Георгиевски, *Еден светол лик*, Сеќавања на современиците за Малина Попиванова, „Гоцеви денови – Песна за Гоце“, VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 20-21; Кузман Георгиевски – Саша Маркус, *Македонската революционерка Малина Попиванова*, Скопје, 1985. С. Мл.


Цеко Стефанов Попиванов

**ПОПИВАНОВ, Цеко Стефанов/Стефановиќ** (Кочани, 27. IX 1907 – Скопје, 20. IX 1944) – македонски книжевно-културен и општествено-политички деец, поет, прозаист и драмски автор, новинар и публицист. Син на македонскиот комунистички водач Стефан Попиванов (подоцна ликвидиран во СССР) и брат на младинската комунистичка активистка и сибирска заточеничка Малина Попиванова. Како ученик во Скопје Цеко влегува во раководството на скоевска група (1922), член и потоа секретар е на Обласниот комитет на СКОЈ (1924), од следната година станува и политички секретар на СКОЈ за Македонија и делегат на II конгрес на СКОЈ во Виена, како и претседател на Месниот синдикален совет во Скопје. Постојано е во фокусот на работничкото и националното движење во Македонија. По ликвидацијата на татко му и интернацијата на сестра му во СССР, настанува пресврт и во неговиот живот. Уапсен во Скопје и затворен во Белград (1930–1931), останува без работа со семејството, прогонуван од властите и омразен од соидејниците. Во борбата за леб, се оддава на пишување поезија. Се вклучува во неформалниот Литературен кружок во Скопје (1931) и со Ч. Миндеровиќ во Скопје објавуваат заедничка стихозбирка „Документи“ (1932), па ја напечатува и поетската „репортажна поема“ „Мата Теглач“ (1933). Повремено соработува во разни дневни и периодични публикации низ Југославија, но редовно отпуштан како „левичар“. Во сп. „Луч“ (1937-1938) објавува и 6 песни на македонски јазик, па и фрагменти од стихуваниот роман „Афион“. Пишува репортажи и патува по Балканот. Во 1938/39 г. ја напишува драмата „Земја“ на македонски јазик, но не успева ни да ја напечати ни да ја постави на сцената. Со новинарот Р. Гогиќ ја објавуваат книгата за прогонот на Евреите „Поданици ничије земље“ (1940), а во почетокот на 1941 г. излегува неговата обемна стихозбирка „Оризова поља“,

во која е и посебниот циклус песни на македонски јазик „Печалбарска елегија. Одломци печалбарске елегије „Ленуш". По бугарската окупација на Македонија (1941) подолго време е безработен, па кратко време е дописник од Скопје на софиските весници „Заря" и „Дъга". Извесно време е соработник на окупаторскиот весник „Цѣлокупна България", но скоро е отпуштен и останува пак без работа и средства за живот. Продава лимонада по плажата на Вардар. Со посредство на К. Јосифовски, со ентузијазам се вклучува (заедно со 10-годишниот син) во Шарскиот партизански одред (1943). Подозиран и оставен без оружје, Цеко го напушта одредот (октомври 1943). Фатен е од бугарската полиција и, по сите истезанија во Скопскиот истражен затвор, прави провала. Како интерниран во Баткунскиот манастир во Бугарија, ги напишува поемите „ЛЅмнали огнове" (на бугарски) и „Огин и пламен" со посвета „На Бане" (на македонски јазик). Пуштен од интернацијата (10. VI 1944), во Скопје пак е без работа и со закани од партизанската војска за одмазда за предавство. Непосредно пред Ослободувањето на Скопје, самиот си го одзема животот.

БИБЛ.: *Докуменῑи* (со Чедомир Миндеровиќ), Скопље, 1932; *Маῑа Теḡлач*, Скопље, 1933; *Поданици ничије земље* (со Радослав Гогиќ), Београд, 1940; *Пиринчана ῑоља*, Скопље, 1941; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиоῑ сῑих 1900–1944. Исῑражувања и маῑеријали*, Скопје, 1980, 235–265; *Земјаῑа. Драма во ῑри чина.* Предговор, редакција и превод на ремарките д-р Блаже Ристовски, Скопје, 1996.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Прилоḡ кон македонскаῑа лиῑераῑурна исῑорија*, „Современост", XIV, 6, 1964, 614–621; истиот, *Порῑреῑи и ῑроцеси од македонскаῑа лиῑераῑурна и национална исῑорија*, II, Скопје, 1989, 394–427. Бл. Р.


Малина Стефанова Попиванова

**ПОПИВАНОВА, Малина Стефанова** (псевд. Елена Николаевна-Галкина „Краснаја") (Кочани, 7. IV 1902 – Тјумен, Русија, 19. VII 1954) – македонски и интернационален комунистички деец, ќерка на Стефан Попиванов. Завршила гимназија во Софија и студирала на Белградскиот универзитет, каде што била примена за член на КПЈ (крајот на 1920). Подоцна семејно се преселиле во Скопје (1921), каде што била избрана за член на МК на КПЈ и истовремено била секретар на Подружницата на трговските помошници, член, а потоа и секретар на Градскиот синдикален совет на Независните синдикати и активен член и библиотекар на КУД „Абрашевиќ". Наскоро заминала во Москва (1924), каде што го завршила Свердловскиот универзитет, а потоа се вратила во Југославија (1928) како инструктор на Организационото биро на ЦК на КПЈ во Сплит и Загреб. Учествувала на IV конгрес на КПЈ во Дрезден (есента 1928), каде што била избрана за член на ЦК на КПЈ. Притоа, како професионален револуционер, ја раководела Комисијата за работа со мисиите во Југославија и Женската комисија на ЦК на КПЈ. Заради лекување (од ТБЦ), пак заминала во СССР (1929), каде што работела како предавач на КУНМЗ и раководител на Југословенскиот сектор. Вршела и други значајни должности во Москва и во други градови на СССР. Заедно со сопругот Владимир Сакун била опфатена во Сталиновите „чистки" (1937) и две години поминала на заточение во Сибир, а потоа работела како предавач по историја во Педагошкото училиште во Тјумен. Во сите официјални документи секогаш се декларирала како Македонка. Посмртно е рехабилитирана.

ЛИТ.: Саша Маркус, *Која беше Малина „Краснаја".* Прилог кон една биографија (I и II), „Комунист", XXXIV, 50 и 51, Скопје, 13 и 20. XII 1976, 23; Кузман Георгиевски, *Еден свеῑол лик.* Секавања на современиците за Малина Попиванова, „Гоцеви денови – Песна за Гоце", VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 20–21; Кузман Георгиевски – Саша Маркус, *Македонскаῑа револуционерка Малина Пoῑиванова,* Скопје, 1985. С. Мл.

**ПОПЈОРДАНОВ, Јордан (Орцето) Ѓошев** (Велес, 1881 – Солун, 30. IV 1903) – гемиџија, водач на солунскиот заговорнички кружок Гемиџии, брат на војводата на ТМОРО *Миле Поῑјорданов*. Се школувал во Солунската егзархиска гимназија, каде што ги прифатил анархистичките погледи за удирање на европските економски интереси во Османлиската Империја. Ги одржувал врските со странство и располагал со финансиите на гемиџиите. Учествувал во солунските атентати (28-30. IV 1903) на Отоманската банка во Солун (15/29. IV 1903). Бидејќи било планирано да загине, си го осигурал животот на 10.000 франци со завештание парите да му бидат предадени на Борис Сарафов како враќање на долгот што тој им го дал за потребите на кружокот. Бидејќи неочекувано останал жив, во гнев започнал да фрла бомби од балконот на својата куќа кон присутните заптии отспротива (30. IV 1903). Откако навлекол на себе цел одред османлиска војска, се самоубил, а парите од осигурувањето биле исплатени на Б. Сарафов.


Јордан (Орцето) Попјорданов со сомислениците - сцена од филмот „Солунските атентатори"

ЛИТ.: (Ѓ. Абаџиев), *Македонски возрожденци и револуционери.* Албум, Скопје, 1950, 60; Јован Бошковски, *Солунскиῑе аῑенῑаῑори* (роман), Скопје, 1962; Д-р Крсте Битоски, *Солунскиῑе аῑенῑаῑи* 1903, Скопје, 1985; Јован Павловски, *Гемиџииῑе,* Скопје, 1997. С. Мл.


Миле Ѓошев Попјорданов (цртеж на Перо Коробар)

**ПОПЈОРДАНОВ, Миле Ѓошев** (Велес, 1880 или 1879 – Велес, 21. IX 1901) – војвода на ТМОРО, брат на водачот на гемиџиите *Јордан Поῑјорданов–Орцеῑо.* Поради неговите револуционерни идеи, бил исклучен од Солунската, а потоа и од Битолската

гимназија и од Духовната семинарија во Цариград. Кратко време бил учител во с. Чичево (Велешко), а потоа во Велес, но наклеветен од велешкиот егзархиски владика Авксентиј, бил отпуштен од работа. По краткото учителствување во с. Дедино (Радовишко), како член на МК на ТМОРО во Велес, станал комита во Радовишко, потоа во Серско и војвода на чета во Поројско (јули 1898 – летото 1901). Поради болест, војводството му го препуштил на Михаил Чаков и отишол на лекување во Солун. Потоа се вратил дома. Кога дознал дека му е загрозена безбедноста, се обидел да отиде во Штип, но бил настигнат од османлиски полицајци и по кратка престрелка, со последниот куршум се самоубил. Опеан е во една од најпопуларните македонски народни песни „Болен ми лежи Миле Попјорданов".

ЛИТ: Никифор Смилевски, *Песната и коренот,* Велес, 1992; *Златна книга.* 100 години на ВМРО, Скопје 1993; Никифор Смилевски, *Отргнато минато,* Скопје, 1994; Кирил Костов, *Македонската народна песна „Болен ми лежи Миле Поп Орданов",* „Современост", бр. 7-8, Скопје, 1994, 190. С. Мл.

**ПОППАНКОВА, Оливера** (Скопје, 29. VIII 1925) – спикер на Радио Скопје. Од Трговско-индустриската комора на НРМ преминува (1947) во Радио Скопје и како спикер го минува целиот работен век во Македонското радио. Таа беше една од првите и најбележити спикери на Радиото, а од неа учеле повеќе генерации спикери. Ј. Ф.


Ристо Поплазаров

**ПОПЛАЗАРОВ, Ристо** (с. Добрилишта, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, Грција, 25. I 1933 – Скопје, 30. VII 1984) – научен советник. По егзодусот на Македонците во Егејскиот дел на Македонија живеел во Чехословачка. Гимназија завршил во Карлови Вари, а Филозофски факултет (Група историја) во Братислава (1960). Во Институтот за национална историја во Скопје дошол на работа во 1964 г. Одбранил докторска дисертација во Братислава на тема „Кресненското востание во Македонија од 1878 г. и неговиот одглас во чешкиот печат" (1969). Се здобил со сите научни звања во Институтот. Автор е на повеќе монографии и научни прилози. Бил член на редакции на повеќе историографски гласила.

БИБЛ.: *Грчката политика спрема Македонија во втората половина на XIX век*, Скопје, 1973; *Ослободителните вооружени борби на македонскиот народ во периодот 1850–1878 година*, Скопје, 1978; *Сан-стефанската фикција на посебноста на Македонија*, Скопје, 1978; *Ајдучкиот војвода Ильо Марков-Малешевски*, Скопје, 1978; *Македонско-разлошкото востание*, Скопје, 1979.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998*, Скопје, 1998. Ал. Тр.


Антон Попов

**ПОПОВ, Антон** (с. Игуменец, Петричко, Пиринска Македонија, 23. VII 1915 – Софија, 20. X 1942) – поет, раскажувач, новинар, национален деец. Завршил гимназиско образование во Неврокоп (1933) и неколку години учителствувал во родниот крај. Во 1936 г. се запишал во Државното високо училиште за финансии и административни науки во Софија. Работел како професионален новинар. Еден од истакнатите активисти на националното и на антифашистичкото движење. Член на Публицистичкиот кружок „Нација и култура" во Софија. Основоположник и член на раководното јадро на Македонскиот литературен кружок (1938–1941). Љубовта кон татковината Македонија, нејзината историја и традиција, нејзината слобода и иднина се голема тема во севкупното негово книжевно и публицистичко дело. Низ сопствениот патриотски подвиг покажува како се сака и се брани татковината. Заедно со Н. Вапцаров е уапсен и осуден на смрт. Во писмото пред стрелањето запишал: „Умирам за еден нов свет, којшто ќе огрее со толку светлина, со толку убавина, така што мојата жртва за него не е ништо. Умирам горд со името на татка си. Умирам горд со името на својот народ, за чиешто добро работев до последен миг, за чијашто добра иднина умирам", пишува во последното писмо во Гарнизонското стрелбиште. Како публицист е меѓу првите кои најдлабоко го проследија и афирмираа конституирањето на македонската национална мисла. Останаа неговите стихови, раскази и репортажи, издадени посмртно.

ДЕЛА: *Одбрани творби*, Ск., 1985; *Избрани стихови*, Ск., 1991; *Творби*, Ск., 1994 и *Дневник*, Ск., 1998.

ЛИТ.: Гане Тодоровски, *Поглавја од македонската литература*, Ск., 1985; Блаже Ристовски, *Портрети и процеси*, кн. 2, Ск., 1989; Васил Тоциновски, *Возбуда по зборот*, Ск., 2000. В. Тоц.


Благој Попов

**ПОПОВ, Благој** (Кочани, 19. X 1919 – Скопје, 14. IV 1992) – првоборец, економист, државник и политичар. Учесник во револуционерното движење во Кочани пред војната. Еден од првите организатори на НОБ во Кочанска околија. Член на КПЈ и секретар на Привременото партиско повереништво на Кочани (1941). Работел со работниците и младината за нивна подготовка за ракување со оружје и запознавање со воената тактика. Во 1942 г. станал секретар на ќелијата. Големата активност била прекината со неговото апсење од бугарската полиција, по извршената провала во Кочани (ноември 1942). Од бугарскиот суд бил осуден на 15 години строг затвор. Затворската казна (до август 1944) ја одлежал во Идризово, од каде што (со сите политички затвореници) организирано избегал и се приклучил во редовите на НОВ и ПОМ. Во септември бил префрлен на заднинска работа во Кочанско. По војната ја вршел функцијата партиски секретар во Кочани, Штип и во Струмица. Потоа извршувал и повеќе државни функции: министер за индустрија во Владата на НРМ, член на ЦК на КПМ, претседател на Стопанската комора на НРМ, претседател на Собранието на град Скопје, член на Сојузниот извршен совет и сојузен секретар за сообраќај и врски, претседател на ИС на Собранието на СРМ и др. Како претседател на Собранието на град Скопје ја раководел изградбата и обновата на градот по катастрофалниот земјотрес

(1963). Носител на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Кочани и Кочанско во НОВ 1941–1945*, Кочани, 1985. Ѓ. Малк.


Благој Попов

**ПОПОВ, Благој Саздов** (Кочани, 17. I 1923) – редовен член на МАНУ од нејзиното формирање (1967), ред. проф. на ПМФ (од 1963). Дипломирал (1946) на Филозофскиот факултет во Белград. Бил избран за асистент (1948), а потоа за универзитетски предавач на Филозофскиот факултет во Скопје (1949), каде што го положил докторскиот испит (1952) на темата „Формирање критериуми за редуктибилност на некои класи линеарни диференцијални равенки", како прв доктор на Универзитетот во Скопје. Во 1953 е доцент, во 1958 е вонреден професор, а во 1963 г. е редовен професор. Бил декан на ПМФ (1958-63 и 1985–87) и на Математичкиот факултет (1976–78), ректор (1967-69) на Универзитетот во Скопје. Во 1967 е избран меѓу првите 14 членови на МАНУ; имал високи функции во Академијата. Член е на Меѓународната астронаутичка академија во Париз (од 1982) и член на Њујоршката академија на науките, САД (од 1983). Научната активност му е во областа на диференцијалните равенки и специјалните функции. Научните трудови му се публикувани во домашни и реномирани странски списанија. Учествувал со свои трудови на неколку меѓународни конгреси на математичарите и на низа други научни собири низ светот. Има извонредно богата стручна и општествена активност на ниво на РМ и на СФРЈ. Референт е во списанијата „Mathematical Reviews" и „Mathematische Zentralblatt" и член на редакциите на повеќе списанија издавани во Македонија и во други земји. Има големи заслуги за формирањето на математичкиот кадар и за развојот на математичките науки во РМ.

БИБЛ.: *On Ultraspherical Polynomials*, „Bolletino della Unione matematica Italiana", Firenze, 14, Serie 3, No. 1, 1959, 105-108; *Sur les fonctions de Legendre associèes*, Comptes rendus des ciances de l'Academie des sciances, Paris, 248, 1959, 912-914; *Classe de polynomes associès aux polynomes associès de Jacobi,* Comptes rendus des sciances de l'Academie des sciances, 274, 1972, 972-973; *A Class of Polynomials Connected with Orthogonal Classical Polynomials*, „Tensor" – Chigasaki, 26, 1972, 66-68; *Some Definite Integrals involving in the Study of Jacobi and Laguerre Polynomials*, „Tensor", Chigasaki, 39, 1982.

ЛИТ.: *60 години на Професорот Благој Попов*, Год. зб. на Математичкиот факултет, 33-34, 1982-1983, 9-17; *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; *ПМФ-Скопје 1946-2006,* монографија, Скопје, 2006; *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 118; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 116. Н. Ц.

**ПОПОВ, Бранко** (Вратница, Тетовско, 1940) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, научник. Дипломирал на Технолошкиот оддел на Техничкиот факултет во Скопје (1964). Магистрирал на Универзитетот во Урбана, Илиноис, САД, а докторирал на Универзитетот во Загреб (1973). На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1965, а како редовен професор е од 1982 г. Бил декан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Кариерата ја продолжува во САД, како истражувач и професор, најдолго на Универзитетот во Колумбија, Јужна Каролина (од 1991). Подрачја: физичка хемија, електрохемија во водени средини и растопи, превлеки и хемиски извори на струја. Автор е на книги, научни трудови и на многубројни научноистражувачки и апликативни проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ", од 21. V 1986 г.; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 111. Св. Х. Ј.

**ПОПОВ, Владислав** (Скопје 1953) – генерален директор на „Неоком" А.Д. во Скопје и претседател на бордот на „Рема компјутери". Дипломирал на ЕТФ во Скопје во 1977 г. Магистрирал на ЕТФ во Загреб (1983). Во периодот од 1980–1990 г. работи во Искра–Делта како експерт за оперативни системи и компјутерски мрежи. Во тој период престојува во едукативни центри низ цела Европа. Во мај 1990 г. заедно со група акционери го формира „Неоком" А.Д. (до 1996 г. работи под името „Макпетрол компјутери" АД). Шеснаесет години успешно ја води компанијата, која континуирано го зголемува капиталот и целокупното знаење. Др. М.

**ПОПОВ, Живко Михалиев** (Битола, 23. VI 1950) – хирург-уролог, доктор на медицинските науки, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Член на МАНУ (од 2009). Бил на стручно усовршување во


Живко Попов

Париз (Франција) од областа на трансплантацијата на бубрези (1991–1995). Истражува во подрачјето на карциномот на урогениталниот систем. Основач и раководител на Центарот за трансплантација на бубрези (1995) и директор на Клиниката за урологија. Публикувал над 70 научностручни трудови. Ал. Ставр.

**ПОПОВ, Никола** (Белград, 28. IV 1951) – маш. инж., д-р на технички науки, виш менаџер во компанијата „Атомска енергија на Канада" (Atomic Energy of Canada Limited, AECL), главен одговорен менаџер при *AECL* за сигурност и добивање дозволи за изградба на нуклеарни централи во Канада и хонорарен професор на постдипломските студии на Факултетот за инженерска физика на Универзитетот МакМастер (McMaster Univ.), Канада. Бил доцент на ЕТФ во Скопје и истражувач во Одделот за нуклеарна енергија на Брукхевн Национална лабораторија (САД) и Вајтшел лабораторија (*AECL*). Автор/коавтор на повеќе од 150 трудови од областа на нуклеарната термохидраулика и сигурност на нуклеарните реактори.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ,Св. Кирил и Методиј' - Скопје", бр. 505, септември 1988. Др. Р.


Оливер Б. Попов

**ПОПОВ, Оливер Благоев** (Белград, 29. VI 1953) – информатичар, ред. проф. (1999) на ПМФ. Дипломирал (1978) на ЕТФ во Љубљана и бил избран (1979) за помлад асистент на Математичкиот факултет. Во 1984 г. заминал на док-

торски студии во САД на Универзитетот Мисури-Рола, каде што стекнал (1987) докторат по компјутерски науки со темата „Intensional Reasoning about Knowledge". Неговата научна преокупација се интелигентните и дистрибутивните системи. Одржувал настава на ПМФ по повеќе информатички предмети, раководел со редица значајни проекти, бил програмски директор на работилниците за мрежни технологии на CEENet, објавил неколку книги, научни и стручни написи.

БИБЛ.: *Симболичко програмирање во LISP*; *Visionary Ideas for a Visionary Future.*

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 728/'99; *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 393; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 401. Н. Ц.

говите „Собрани дела" (1966, 1976). Во спомен и во знак на почит кон неговото дело во 1975 г. е востановена наградата „Стале Попов" за прозно дело што секоја година ја доделува Друштвото на писателите на Македонија (ДПМ).

ДЕЛА: *Крпен живот* (роман, 1953-1954), *Итар Пејо* (хумористични раскази, 1955), *Опасна печалба* (подолга проза, 1956), *Толе Паша* (роман, 1956), *Калеш Анѓа* (роман, 1958), *Дилбер Стана* (роман, 1958), *Мариовски панаѓур* (новела, 1961), *Помеѓу небото и земјата* (раскази, 1963), *Шакир војвода* (романизирана биографија, 1966), *Необично дете* (роман, 1966), *Доктор Орешковски* (роман, 1966), *Собрани дела* (12 тома, 1966 и 1976), *Одбрани дела* (4 тома, 1987).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Венко Андоновски, *Структурата на македонскиот реалистичен роман* (1997); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952–2000* (2002). В. М.-Ч.

приватното претпријатие за производство на филмови „Триангл". Од 1999 г. е член на Европската филмска академија. Професионалната кариера ја започнува со документарниот филм „Оган". Особен успех постигнува со филмовите „Австралија, Австралија" (1976) и „Дае" (1979), кој е номиниран за наградата „Оскар". Од 1981 г. Попов го прифаќа предизвикот на играниот филм, каде што се докажува како зрел автор. Неговите четири долгометражни остварувања, како и неговите документарци, постигнуваат врвни успеси на голем број домашни и меѓународни фестивали (Оберхаузен, Мелбурн, Лајпциг, Лондон, Порто Алегре). Вклучувајќи се во политиката, станува пратеник во Собранието на РМ. Иг. Ст.



Стале Попов



Столе Попов



Трајче Попов

**ПОПОВ, Стале** (с. Мелница, Мариово, 25. V 1902 – Скопје, 10. V 1965) – раскажувач, романсиер, просветен работник. Се школува во Битола и Белград, каде што завршува Богословија и Теолошки факултет. Во најголемиот дел од своите дела го отсликува родното Мариово. Дебитира со расказите „Мице Касапчето" и „Петре Андов", кои се публикувани во 1951 г., една година по објавувањето на повеста „Улица" и една година пред романот „Село зад седумте јасени", двете од Славко Јаневски, кои го носат приматот на прва повест и прв роман на македонски стандарден јазик. Вистинското влегување во литературата, со свртување на вниманието и на критиката и на читателската публика, се случува со објавувањето на романот „Крпен живот" во 1953 (првиот том) и 1954 (вториот том), кој е битово-социјален, но и историски и регионален роман. Две години подоцна излегува и неговиот роман за легендарниот мариовец „Толе Паша". Автор е и на повестите „Калеш Анѓа" и „Дилбер Стана", инспирирани од убавите македонски народни песни „Ајде слушај, слушај калеш бре Анѓо" и „Кажи, кажи, Дилбер Стано". Двапати се издадени и не-

**ПОПОВ, Столе** (Скопје, 20. VIII 1950) – филмски режисер. Дипломира режија на Академијата за театар, филм, радио и телевизија во Белград (1973). Во текот на студирањето има снимено десет краткометражни студентски филма. Работи во „Вардар филм" (1978–1988), а од 1989 г. е професор по филмска режија на Факултетот за драмски уметности во Скопје. Еден од основачите на

**ПОПОВ, Трајче** (Велес, 15. VII 1923) – филмски режисер, снимател и сценарист. Гимназиско образование добива во родниот град, а во Скопје завршува курс за новинари (1945). Во Белград го завршува курсот за самостојни снимател и режисери што го организира Комитетот за кинематографија на ФНРЈ (1946) и станува дописник од Македонија за Филмскиот журнал на „Звезда филм". Сè до



Сцена од филмот „Среќна Нова '49" во режија на Столе Попов

1948 г. Попов е регистратор на скапоцена документарна граѓа од терените на Македонија, Грција, Албанија и Бугарија. Од овој период се и неговите први документарни филмови: „Жито за народот“ (1947), „Низ Пиринска Македонија“ (1948), „Првиот конгрес на КПМ“ (1949) и „Братска помош“ (1950). Има реализирано преку сто документарни филма со различна тематска определба, кои ја одбележуваат спецификата на македонското поднебје. Прави обид и во играната продукција со филмовите „Македонска крвава свадба“ и „Пресуда“. Иг. Ст.

**ПОПОВ-ГУШЛЕ, Стојан** (с. Косинец, Костурско, ок. 1848 – ?) – ајдутски војвода. Со својата ајдутска дружина (од 1883) крстосувал како народен заштитник во Воденско, Прилепско и Тиквешко. Ликвидирал повеќе зулумќари.

ЛИТ.: (Ѓ. Абаџиев), *Македонски возрожденци и револуционери.* Албум, Скопје, јуни 1950, 76. С. Мл.


Василие Поповиќ - Цицо

**ПОПОВИЌ, Василие (Цицо)** (Скадар, 12. II 1914 – Скопје, 10. XII 1962) – сликар, сценограф и карикатурист, еден од основоположниците на карикатурата и на сценографијата во РМ. Дипломирал на Уметничката школа во Белград (1938). Ги поставува темелите на македонската карикатура уште од 1933 г. (Мотив од кафеаната, 1933; Јосиф Михаиловиќ, 1939; Лазар Личеноски, 1953). Има пресудно влијание врз развојот на македонската карикатура. Набргу пројавил интерес за сценографијата. Изработил модерни и впечатливи сцени за претставите во Македонскиот народен театар во Скопје (Аида, 1954; Жар птица, 1961; Крвави свадби, 1962; Ромео и Јулија, 1962). С. Аб.-Д.

**ПОПОВИЌ, Владислав** (Белград, 1930–1999) – археолог, универзитетски професор, академик. Докторирал на Сорбона (1956) и работел речиси две децении во Националниот центар за научни истражувања во Париз. Бил професор на Филозофскиот факултет во Белград и член на САНУ. Неговите научни интересирања имаат голем временски и тематски дијапазон, почнувајќи од проблемите на Требениште, преку римската и рановизантиската нумизматика, епиграфијата, особено ранохристијанската, градовите од римскиот царски период (Сирмиум, Царичин Град), потоа словенските инвазии на Балканот и во Македонија, продорот на Кувер и Сермезијанците, Комани-Круе културата итн.

БИБЛ.: *La déscante des Koutrigours, des Slaves et des Avars vers la Mer Egèe*, CRAI, Paris, 1978; *Aux origines de la Slavisation des Balkans*, CRAI, Paris, 1980. Ел. М.

**ПОПОВИЌ, Јанко** (Цинцар Јанко) (Охрид, ок. 1779 – Ќуприја, 1833) – војвода во Првото српско востание. Првин пристигнал во Валево (1800). Уапсен од османлиските власти, кратко време минал во затвор (јануари 1804). Штом избувнало Првото српско востание (1804), му се приклучил


В. Поповиќ: Македонските ликовни уметници


Јанко Поповиќ

на Ј. Ненадовиќ. Истакнувајќи се со необична смелост и храброст, водачот на востанието Караѓорѓе Петровиќ го произвел во бимбаша. Посебно се истакнал во битките на Мишар, при заземањето на Белград, во Лозница и Делиград. Станал пожаревачки војвода (1811), но морал да пребега во Австрија (1813), а потоа во Хотин. Подоцна се вратил во Шабац (1830).

ЛИТ.: M. Đ. Milićević, *Kneževina Srbija*, Beograd, 1876; K. Nenadović, *Život i dela Karađorđa*, I i II, Beč, 1883-84; M. Đ. Milićević, *Pomenik znamenitih ljudi srpskog naroda novijega doba*, Beograd, 1888. С. Мл.


Константин Поповиќ

**ПОПОВИЌ, Константин Јакимов** (с. Дреник, Дебарско, 10. X 1915 – Скопје, 12. IX 1998) – прв спец. радиолог-терапевт во Македонија. Мед. ф. завршил во Белград, а во времето на Втората светска војна бил во логор. По војната (до 1951) работел на Мед. ф. во Белград, каде што и специјализирал радиологија-терапија. Од 1955 г. работел во Скопје на организација и опремување на Одд. за радиотерапија при РТГ институтот, чиј раководител бил од 1956 до 1977 г. Сл. М. П.

**ПОПОВ(ИЌ), Никола Папаванѓелов** (с. Ракита, Битолско) – син на патријаршиски свештеник, студент на Правниот факултет (1890–1894) и претседател на Ученичкото друштво „Вардар“ во Белград (1893/94). Како питомец на српското Министерство за надворешни работи, е назначен за претседател на македонското Ученичко друштво „Вардар“. По

дипломирањето, министерот го назначува за дијурист во Српскиот конзулат во Солун. Во времето на македонското востание (1895) се зближува со внатрешното револуционерно движење, поради што Министерството го ослободува од должноста и го назначува на служба во Министерството во Белград (20. I 1896). Сфаќајќи ја намерата, тој му поднесува оставка на министерот (28. I 1896) нагласувајќи дека „од хигиенски причини не ми е возможно да ја извршам Вашата наредба“ и во почетокот на февруари заминува за Цариград и оттаму – во Софија.

ИЗВ.: Архив Србије, Белград, ф. Дипломатски архив, ПП, 27 П, ред 38, 1890; ПП, 6 В, ред 64, 1894; ПП, ред 498, 1894; ПП, ред 415, 1896.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација,* II, Скопје, 1983, 12–22. Бл. Р.


Темко Попов

**ПОПОВ(ИЌ), Темко** (Охрид, 1855 – Охрид, 1929) – истакнат македонски „национален сепаратист“, а потоа соработник на српската пропаганда и политика. По Српско-бугарската војна (1885), група македонски дејци (Васил Карајовов, Наум Евров, Коста Групчев, Темко Попов, Исаија Мажовски, Ѓорѓија Пулевски и др.) во Софија формираат Македонски комитет за борба против денационализацијата на Македонија. Во тоа време во Софија анонимно е објавена брошурата „Српската пропаганда“, авторски помогната од Т. Попов и К. Групчев. Но за да обезбедат поддршка за реализација на својата национална програма се обраќаат до српската Влада и во почетокот на август 1886 г. во Белград доаѓаат Н. Евров, Т. Попов, К. Групчев и В. Карајовов и постигнуваат договор за соработка и помош, во кој се прифаќа барањето за обнова на Охридската архиепископија со своја хиерархија, со свои училишта и учители на македонски јазик (но со српската азбука) и да почне печатењето на весник и книшки на тој јазик, а сето тоа да има српска финансисика поддршка. Во следната година Темко станува економ во Солунската егзархиска гимназија и на 19. V 1887 г. тој му ја поднесува на српскиот солунски конзул својата програма за поставување учители, објавување брошура и издавање весник на македонски во Солун или во Цариград под наслов „Македонија“ (или „Македонски лист“). Ги поттикнува учениците да бараат македонски јазик во наставата, а по нивниот бунт ги организира да заминат за продолжување на школувањето во Србија.

Меѓутоа, на 9. V 1888 г. му пишува на крушевчанецот во Врање Деспот Баџовиќ: „Нашето наречие, кога можело да диктира на друђите славјански наречиа, останало најсиромашко и, како питач, да спружит р’ка било на блгарското, било на српското, па и дури на руското!.. Вистина, нашево наречие, како најсходно со српското, требит од него да црпит оние речи кои ђи немат у речникот си, но к’де ни је нашиот речник, к’де се нашите филолози кои да можеет да се завземеет со овој важен вопрос, т.ј. да ни составеет граматика и друђи најнужни учебници, барем за основните училишта? Немајђи наши филолози, к’де се српските, кои знает нашево наречие и да сочинеет овие елементарни и неопходими книђи со такво научно беспристрастие, штото тамо само да употребеет српски, вместо дополнителни, к’де не может да најдеет мађедонски речи, а не да се водеет од слеп патриотизам и вместо да составеет мађедонски учебници, да сочинеет чисто српски“. Затоа му се обраќа на пријателот: „да не се лажеме, Деспоте, националнијот дух у Мађедонија до такво дередже денеска је стигнал, штото и сам Исус Христос ако слезит од небоно не может да го уверит Мађедонеца оти тој је б’лгарин или србин... После, от како виђаме ние оти б’лгаризмот пропадат вака ужасно, можно ли је да се вервит на некаков успех за распространењето на друг, каков и да е тој, славјански јазик? Ја не вервам... Затоа ние, драги мој Деспоте, бефме зафатиле уште од лани и дори от олум-лани да препорачаме да се отворет мађедонски училишча... Најглавна работа је Мађедонија да се помађедончит“.

На 5. IV 1889 г. Т. П. ја конкретизира својата програма со барањата: да се назначат 12 македонски учители по главните градови во Македонија со предавање на македонски јазик, да се отвори македонско читалиште во Солун и да почне издавањето на еден македонски весник во Солун, а подоцна и во Цариград, за да се води „неопходната борба“ за „отцепување од Егзархијата и за спогодба со Патријаршијата, односно за решавање на црковно-македонското прашање“. Во тој дух (14 години пред „За македонцките работи“) тој го напишува и првиот сепаратен антиегзархиски трактат „*Кој је крив*“ на мисирковски македонски јазик со барање црквата во Македонија „да има узаконено право сама таа да си избира кандидати за митрополити измеѓу својите сограѓани и еднородци, а Патријаршијата само да ји ракоположује и да је нивни врховен духовен началник без да има власт да ји променује или сосем да ји отфрлја без сакање на народот“, додека „во смесените градој и паланки... на нашите општини да им се даде право да си имаат еден свештеник или архимандрит за извршуење црковните обреди на мајчинијот ни јазик“. Следствено, „није можеме: прво, да имаме за брзо време наши народни владици и уредени училишта, без да имаме потреба од туги милости, зашто тешко и горко на оној народ, што чека својата душевна храна од туги раце и ја поверил на такви; и друго, со решујењето на овој олку трнлив црковен вопрос, није ке добијеме доверије на правителството, ке кладеме крај на интригите надворешни и внатрешни и така ке живејеме премирно под таткоото крило на Негоо Императорско величество нашијот Господар Султан Абдул Хамид II“.

Овој значаен предмисирковски ракопис останува необјавен, зашто српската пропаганда сепак не можеше да допушти толкав компромис и постепено успеа и авторот да го вклучи во своите пазуви. Затоа, кога во 1905 г. издавачите на белградскиот в. „Автономна Македонија“ го поканија да се вклучи во нивната „автономистичка програма“, тој веќе беше драгоман во Српското пратеништво во Атина и наполно се стави во услуга на српските интереси, па животот го заврши како српски градоначалник на родниот град.

ИЗВ. и ЛИТ.: Д-р Климент Џамбазовски, *Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век*, Скопје, 1960, 161-171 и 190-194; истиот, Нови прилози за Македонското „сепаратистичко движење“, „Гласник“, ИНИ, VIII, 2, Скопје, 1965, 241; истиот, *Грађа за историју македонског народа из Архива Србије*, том IV, књига II (1886-1887), Београд, 1986, 122-123, 173-175, 185-186, 190-194 и 212-217; истиот, *Грађа за историју македонског народа из Архива Србије,* том IV, књига II (1888-1889), Београд, 1987, 375-388 и 448-450; Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926)...*, Скопје, 1966, 51-58, 391 и 714-715; Христо Андоновски, *Македонската програма на Темко Попов*, „Нова Македонија“, Скопје, 30. IV и 1 и 2. V 1967, 17; Трајко Ставатоски, *Борба за македонски литературен јазик,* Скопје, 1986, 94-102 и 225-241; Петар Карајанов, Христо Андоновски, Јован Павловски, *Личности од Македонија*, Скопје, 2002, 264. Бл. Р.

**ПОПОВИЌ, Рита** (Прилеп, 19. X 1955) – пијанист. Дипломирала на ФМУ во Скопје (М. Шперовиќ-

Рибарски, 1981). Магистрирала на истиот факултет (Ј. Михаиловиќ, Б. Романов, 1992). Од 2003 г. доцент на ФМУ. Концертирала како солист и особено како камерен музичар (Дуо Димов–Поповиќ и др.) во РМ и во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.

**ПОПОВИЌ, Чедомир** (с. Вруток, Гостиварско, 22. VI 1914 – Скопје, 3. I 1993) – педагог, методичар и учебникар. Завршил учителска школа во Скопје (1934) и студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1951). Бил учител, професор во Учителската школа „Никола Карев" и на Педагошката академија „Св. Климент Охридски" (1961–1978) во Скопје. Има значаен придонес во оспособувањето на учителски кадри по Ослободувањето на Македонија. Посебно се занимавал со прашања на методиката по мајчин јазик и математика во одделенската настава. Објавил над 100 педагошки труда. Автор е на првата македонска методика по мајчин јазик за основните училишта (I-V одд., 1967), на неколку прирачници и на повеќе учебници по математика за одделенска настава.

БИБЛ.: *Почетно читање и пишување,* 1957; *Почетна математика,* 1973; *Буквар за возрасни* (коавтор), 1946 и др.

ЛИТ.: *Чедомир Поповиќ (1917–1993),* Збор. на трудови, Скопје, 2001. К. Камб.

**ПОПОВИЌ-ЃОКО, Душко** (Врање, Србија, 1913 – Тиранскиот затвор, Албанија, 17/18. V 1943) – професор по филозофија, комунистички деец и организатор на НОБ. Потекнувал од чиновничко семејство, доселено во Скопје, каде што завршил гимназија и Филозофски факултет, а потоа пријавил докторска дисертација на Белградскиот универзитет (од областа на педагогијата). Пројавил и книжевни амбиции. Како член на СКОЈ и КПЈ, бил уапсен (кон крајот на 1934) и осуден на една и пол година, а казната ја издржувал во затворот во Сремска Митровица. По излегувањето од затвор ја организирал првата средба на студентски претставници од сите градови на Македонија. Бил еден од организаторите на пријавувањето доброволци за одбрана на Чехословачка, на демонстрациите против италијанската окупација на Албанија, на мартовските демонстрации во Скопје (1941) и сл. Како обележан комунист, до Априлската војна (1941) не можел да добие државна служба, а по окупацијата преминал во илегалство и дејствувал во Скопје и во Западниот дел на Македонија на организирање на НОБ. Најдолго се задр-


Душко Поповиќ -Ѓоко

жал во Гостивар, Дебар (почетокот на 1942) и Дримкол. Тој е еден од организаторите и политички комесар на Мавровскиот НОПО „Кораб" (формиран во почетокот на 1943). По опколувањето на Одредот во Ново Село (Гостиварско) од италијански карабинери и балисти, со десетината заробени партизани бил спроведен во Тиранскиот затвор, каде што на шестмина од нив им биле изречени и извршени смртни пресуди со бесење (11. V 1943).

БИБЛ.: *Литература и песници,* „Венац", св. 1, Београд, 1928; *Омладина и љубав,* „Венац", 2, Београд, 1929; *Циганинот Рама Дурмиш,* сп. „Помол", Скопље, 1931–1932; *Жабокречина,* Алманах СЈСУ Жупе за Ј. Србију, Скопље, 1932, 66–72.

ЛИТ.: Јаким Синадиновски, *1943 во Тиранскиот политички затвор,* „Нова Македонија", Скопје, 11. X 1953; Дејан Алексиќ, *Душан Поповиќ-Ѓоко,* „Нова Македонија", Скопје, 17-19. V 1959; Томе Буклески, *Бесилката се заниша како сува гранка,* „Нова Македонија", Скопје, 11. X 1968; Дејан Алексиќ, *Душко Поповиќ-Ѓоко,* Скопје, 1985. С. Мл.


Златка Поповска

**ПОПОВСКА, Златка** (Скопје, 29. VII 1948) - економист, универзитетски професор. Завршила гимназија и дипломирала на Економскиот факултет во Скопје (1967– 1971), а магистрирала (1974–1979) и докторирала (1985) на Економскиот факултет во Белград. Се вработила на Економскиот факултет во Скопје како асистент (1972) и ги минала сите наставни степени до редовен професор (1995). Била на студиски престој во Велика Британија и СР Германија и др. Нејзиниот научен интерес е насочен кон технолошкиот и економскиот развој и управувањето со економските системи. Била продекан на Економскиот факултет во Скопје, в.д. декан на Интердисциплинарните студии по новинарство, член на Сојузниот совет за економски развој и на Сојузниот совет на системот на општествено планирање, претседател на Републичкиот општествен совет за економски развој при Собранието на СРМ, претседател на Советот за општествено информирање при Собранието на СРМ, потпретседател на Владата на РМ и одговорна за европската интеграција (1997– 1998) и претседател на Сојузот на економистите на Република Македонија (1998–2003). На Катедрата за економија го предавала предметот Теорија на системи со основи на кибернетиката, а ги предава и предметите Управување со системите и Политика на технолошкиот развој. Автор е на десетина книги и околу 130 научни и стручни статии и други прилози.

БИБЛ.: *Технолошката стратегија како составен дел на развојната стратегија во самоуправното општество*, Скопје, 1987; *Технолошка стратегија као саставни део развијености*, Београд, 1986; *Терминологија од областа на економските науки - економска кибернетика,* „Македонска терминологија", 66 (19/4), МАНУ, Скопје, 1989; *Технолошкиот развој на Македонија*, Скопје, 1991; *Како да се пристапи до европските бази на податоци*, Скопје, 1992 (со коавтор); *Менаџмент*, Скопје, 1993; *Системи, управување, економија*, Скопје, 1995; *Политика на технолошкиот развој*, Скопје, 2000: *Управување со системите*, Скопје, 2006;

ЛИТ.: *Економски факултет* 1950-1990, Скопје, 1990. С. Мл.


Јоана Поповска

**ПОПОВСКА, Јоана** (Битола, 18. VI 1943) – актерка. Член во Народниот театар во Битола од 1960 г. (во него настапувала и на петгодишна возраст); потоа во Драмата на МНТ (1978-1994). Учествувала и во претстави за деца, во радиодрами и ТВ драми и серии.

Улоги: Дездемона („Отело"); Петруњела („Дундо Марое"); Офелија („Хамлет"); Живка („Г-ѓа министерка"); Мара („Свадбата на Мара"); Ана („Црна дупка"); Електра во истоименото дело; Велика („Пиреј"); Елизабет („Ричард III"). Р. Ст.


Лилјана Поповска

**ПОПОВСКА, Лилјана** (Прилеп, 24. V 1956) – инж.-технолог, политичар. Дипломирала и магистрирала на Технолошкиот факултет во Скопје. Работела во Истражувачкиот институт на „Алкалоид" во Скопје (1982–1998). Била советник во Советот на град Скопје (1996–1998), заменик-министер за развој (1998–1999), советник на Градоначалникот на градот Скопје (1999–2002), пратеник во три мандати во Собранието на РМ (од 2002), при што и потпретседател на Собранието (2002–2004). Член на раководните структури на ЛДП (1993–2005) и основач и лидер на политичката партија на зелените ДОМ (2005). Еден од основачите и координатор на Македонското женско лоби, член на Советодавниот одбор на Работната група за полова еднаквост при Пактот за стабилност на Југоисточна Европа (1999–2007) и координатор на Интерпарламентарното лоби за лицата со посебни потреби (2003–2006). Иницијатор и претседател на Програмско-организациониот одбор на Годината на македонскиот јазик 2008. С. Мл.

**ПОПОВСКА, Цветанка** (Скопје, 26. VIII 1950) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1996 г.) по предметите хидраулика, хидрологија и речна хидротехника. Завршила постдипломски студии во Делфт, Холандија (1980/81), докторирала во Скопје (1988). Главно поле на научниот интерес ѝ се теориските и експерименталните хидраулични истражувања. Водела научно-истражувачки проекти и објавила голем број трудови. Главни дела ѝ се книгите: „Механика на флуиди" и „Хидраулика". Љ. Т.

**ПОПОВСКА-КОРОБАР, Викторија** (Скопје, 1954) – историчар на уметноста. Магистрирала на Филозофскиот факултет во Скопје на тема „Иконописот во Охрид во XVIII век" (2003). Работи во Музејот на Македонија во Скопје како кустос-советник за збирката икони и е раководител на Одделот за уметност. Уредник е на сп. „Зборник – средновековна


Викторија Поповска -Коробар

уметност" – издание на Музејот. Автор е на постојаната поставка „Галерија на икони" и на повеќе тематски изложби во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Кон атрибуцијата на живописот во црквата на Слимничкиот манастир,* „Зборник за средновековна уметност", 2, Музеј на Македонија, Скопје, 1996, 213-237; *Полошкиот полиелеј како најстара датирана резба во Македонија,* „Јубилеен зборник", Филозофски факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", Скопје, 1996, 509-522; *The Icon of Jesus Christ the Saviour and the question of the continuity of the Ohrid painting school from the 15 th century,* „Изкуство", 33-34, София, 1996, 34-38; *Полошки манастир Св. Ѓорѓи,* Музеј на Македонија, Скопје, 1998 (каталог); *Лесновски манастир,* Музеј на Македонија, Скопје, 2000 (каталог); *Икони од Кумановско во црквата „Св. Никола" во Куманово,* Народен музеј, Куманово, 2000 (каталог, коавторство со Ј. Зисовска); *Зографите Крсте од Велес и Крсте Поп Трајанович,* „Прилози", XXXIII, 1, МАНУ, Скопје, 2002, 87-102; *Икони од Музејот на Македонија,* Скопје, 2004; *Иконописот во Охрид во XVIII век,* Скопје, 2005. С. Мл.

**ПОПОВСКА-ПАВЛОВСКА, Фредерика** (Жиковиште, Кожанско, Егејскиот дел на Македонија, Грција, 26. X. 1940) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Дипломирала на Технолошкиот оддел на Техничкиот факултет во Скопје (1964). Магистрирала на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1970), а докторирала на Универзитетот во Брадфорд, В. Британија (1975). Имала повеќе студиски престои во Европа и САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1964 г., а како редовен професор од 1985 г. Била декан на Технолошко-металуршкиот факултет и проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Во пензија е од 2004 г. Подрачја: феномени на транспортот на движење, маса и топлина, дифузионо-сепарациони процеси, структура на полимерни материјали. Автор е на книги, научни трудови и истражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 563, од 26 XII 1991 г., стр. 118; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје,* монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 76. Св. Х. Ј.

**ПОПОВСКА-СТАНКОВИЌ, Огњанка** (Куманово, 1926) – биолог. Основно училиште завршила во родното место, а гимназија во Скопје. Студиите на Филозофскиот факултет (Група биологија) ги завршила во 1952 г. Работи како наставник, односно професор по биологија (1950–1953). Во 1960 г. го стекнува звањето виш стручен соработник и е вработена во Заводот за рибарство на СРМ во Скопје. Докторската дисертација ја одбранила во 1965 г. Во 1971 г. е избрана во виш научен соработник, а во 1977 во научен советник. Од 1977 до 1983 г. е директор на Природонаучниот музеј во Скопје, а потоа е во пензија. Објавила педесетина научни труда од областа на лимнологијата и потамологијата. Д. Пр.


Анка Поповска -Цвета

**ПОПОВСКА-ЦВЕТА, Анка** (Еново, Горноџумајско, 20. VIII 1920 – с. Лисија, Горноџумајско, 29. I 1944) – партизанка на Горноџумајскиот партизански одред „Никола Калапчиев". Била член на РМС, до нејзиното излегување во партизани (летото 1943) учествувала во акциите за помош на политичките затвореници, на партизаните и на нивните семејства. Загинала во борбата кај Лисија.

ИЗВ.: Мара Меѓдуречка, *Партизанското движење во Пиринска Македонија. Сеќавања,* ИНИ, Одделение за документација „Д-р Велимир Брезовски", Скопје.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944,* София, 1966. В. Јот.

**ПОПОВСКА–ШАРЕВСКА, Елица** (Дебар, 7. I 1937 – Скопје,


Елица Поповска и Ацо Стојановиќ во балетот „Копелија"

26. IX 1992) – балерина. Балетската наобразба ја добива во Балетското училиште во Скопје, во класата на Г. Македонски и Н. Кирсанова. Игра во МНТ (1949-1976) како член на ансамблот, солистка и првенка на Балетот. Како една од истакнатите македонски балерини, гостувала на сцените од поранешните југословенски републики.

*УЛОГИ:* Балерина (И. Стравински, „Петрушка"), Китри (Л. Минкус, „Дон Кихот"), Жизел (А. Адам, „Жизел") и др. Ем. Ц.


Александар Поповски

**ПОПОВСКИ, Александар** (Скопје, 13. VIII 1969) – режисер. Дипломирал на Отсекот за театарска и филмска режија на ФДУ во Скопје (1994). Заедно со Дарко Митровски е основач на алтернативната група „Црв" (1989-1991) и на филмската продуцентска куќа „Мирко и Славко – прва партизанска продукција" (1996).

*РЕЖИИ:* „Туку така под облака" (заедно со Дарко Митревски); „Маме му ебам кој прв почна"; „Диво месо"; „Балканот не е мртов"; „Дон Жуан". Често режира и вон границите на Македонија: „Буре барут" (Театар „Керемпух", Загреб, Хрватска); „Роберто Зуко" (Ателје 212, Белград, Србија); „Дон Кихот" (Словенско народно гледалишче, Љубљана, Словенија). Р. Ст.


Анте Поповски

**ПОПОВСКИ, Анте** (Лазарополе, 3. VI 1931 – Скопје, 1. X 2003) – поет, есеист, препејувач, публицист, академик. Основното образование го завршил во родното село, гимназијата во Битола, а Медицинскиот факултет во Скопје, каде што се вработува како асистент. Извесно време работи како лекар во Дебар, но од 1955 г., кога од печат му излегува првата стихозбирка *Одблесоци*, ја напушта медицината и исцело се оддава на поезијата. Член е на ДПМ (1956) и член на Извршниот совет на Македонија; директор на НИП „Нова Македонија" и на „Вардар-филм" во Скопје; потпретседател на Републичката комисија за културни врски со странство; претседател на ДПМ (во два мандата) и претседател на Советот на СВП (1966/67 и 1978/79). За редовен член на МАНУ е избран на 10. V 2000 г. и член на Светската академија на поезијата (2002). Препеал од разни јазици видни поети од Балканот и од Европа, меѓу нив и библиската „Песна над песните". Застапен е во сите антологии на македонската поезија, како и во Антологијата на светската поезија. Неговата поезија е преведена на повеќе јазици во светот. А. П. е еден од најзначајните македонски поетски творци. Поет на епот и епопеите, на болните македонски и старословенски тажачки и елегии, поет на македонските тајнописи и родописи, на митскиот поетски говор вкоренет во источната, византиска и христијанска македонска поетска традиција. Македонија и нејзината трагична историска судбина е во средиштето на неговата поезија. Неа тој ја воздигна во мит. Добитник е на високи национални и меѓународни награди и признанија.

ДЕЛА: *Одблесоци* (поезија, 1955); *Вардар* (поезија, 1958); *Самуил* (поезија, 1963); *Непокор* (поезија, 1964); *Камена* (поезија, 1972); *Тајноūис* (поезија, 1975); *Љубоūис* (поезија, 1980); *Родоūис* (поезија, 1981); *Сина ūесна* (поезија, 1984); *Глас од дамнината* (публикација од литературно-историски и поетолошки карактер, 1986); *Неnасловена* (поезија, 1988); *Оковано време* (статии и коментари, 1991); *Меѓу живоūоū и знациūе* (есеи, 1991); *Провиденција* (поезија, 1995); *Окоūо, свеūлиниūе* (есеи, 1996); *Свеūа ūесна* (2001); *Две ūишини* (2003). Составувач е на *Свеūаūа земја на збороū* (1995), антологија на јидиш поезијата, и на *Орфеј и Исус: библиски моūиви во современаūа македонска ūоезија* (2000).

ЛИТ.: Георги Старделов, *Македонска книжевносū. 7. Величанија*, Ск. 2000. Г. Ст.


Протојереј -ставрофор Антим Поповски

**ПОПОВСКИ, Антим, протојереј-ставрофор** (с. Слатино, Дебарца, 1902 – Скопје, 31. III 1987) – свештенослужител од свештеничко семејство, од татко свештеник – учесник во Илинденското востание (1903). Бил учесник во НОБ, во служба на Главниот штаб на НОВ и ПОМ. Заедно со свештениците Вељо Манчевски и Кирил Стојанов го организирал Првиот свештенички собир (октомври 1943) во с. Издеглавје, на кој била донесена одлука за организирање на Македонска православна црква, како возобновена Охридска архиепископија.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонскоūо ūравославно свешūенсūво во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Авūокефалносūа на Македонскаūа ūравославна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

**ПОПОВСКИ, Богдан Несторов** (Дебар, 1. I 1925 – Скопје, 11. XI 2006) – интернист, примариус, основоположник на Клиниката за токсикологија при Мед. ф. во Скопје и нејзин прв и долгогодишен директор. Има особени заслуги за организацијата и функционирањето на ургентната служба за терапија на акутни труења со алкохол, разни други отрови, лекови и сл. Бр. Н.


Владо Поповски

**ПОПОВСКИ, Владо** (с. Долно Дупени, Преспанско, 21. IX 1941) – универзитетски професор, правник, политичар и историчар. Основно образование завршил во Штип, а гимназија и Правен факултет во Скопје (1966). Магистрирал во Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1974), а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје на Катедрата по историја, на тема „Уставите во македонското национално движење како индикатор за неговиот државотворен карактер" (1988). Бил асистент и научен соработник на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања. Избран за вонреден професор по предметите политичка социологија и политичкиот систем на Југославија на Филозофскиот факултет во Скопје, а за вонреден професор на Правниот факултет во Скопје по предметот историја на државата и правото на народите на Југославија и за редовен професор по предметот историја

на правото. Бил советник на претседателот Киро Глигоров (1991–1993), министер за одбрана (1992–1994; 2001–2002), министер за правда (1994–1997) и советник на претседателот Борис Трајковски (1999 –2001). Член е на Матичната комисија за формирање на Универзитетот „Гоце Делчев“ во Штип (2007) и советник на премиерот Никола Груевски (од 2006). Објавил поголем број трудови од македонската историја, политичката социологија и политичкиот систем. Основната идеја што ја следи е традиционалната поврзаност на имињата на учесниците во македонското национално движење (1880–1945).

БИБЛ.: *Македонскошо национално-ослободишелно движење до ТМРО*, Скопје, 1989; *Македонскошо йрашање во докуменшише на Коминшернаша*, том први, 1–2, Москва и Скопје, 1999; *Полишичкише инсшишуции на Сшара Грција,* Скопје, 1976; *Локалнаша самоуйрава и ойшинише во Македонија,* Скопје, 1999; *Македонскошо йрашање во надворешнаша йолишика на Совешскиош Сојуз (1922–1940). Докуменши,* Скопје, 2008.

ЛИТ.: *Правен факулшеш – Педесеш години, 1951–2001,* Скопје, 2001. Св. Ш.


Георги Сталев Поповски

**ПОПОВСКИ, Георги Сталев** (Витолиште, Мариово, 22. IV 1930) – унив. професор, поет, прозаист, драмски писател, научен работник и преведувач на класична поезија (Пушкин, Лермонтов, Бајрон, Данте, Петрарка, *Сердарош* од Прличев и др.). Завршил Филозофски факултет во Скопје.

БИБЛ.: *Смев на крваша*, роман, Ск., 1960; *Преглед на македонскаша лишерашура од 19 век*; *Македонскиош верс*, докторска дисертација, Ск., 1970; *Ангелина*, драма во стихови, Ск., 1972; *Расколникош од Хешини-Цинош*, драма во стихови, Ск., 1975; *Вшориош Омир*, поема, Ск., 1988; *Последнише 100 години македонска книжевносш*, Ск., 1994; *Маски*, поезија, Ск., 1998; Избрани дела, Ск., 2002. Составувач е на антологиите на француската и руската поезија и др. П. Гил.

**ПОПОВСКИ, Глигор** (с. Будинарци, Беровско, 1. IV 1928 – Скопје, 14. V 2007) – еден од првите писатели за деца и младина, преведувач. Завршил Учителска школа во Скопје. Работел како уредник на детските списанија на „Детска радост“.


Глигор Поповски

ДЕЛА: Стихозбирки: *Цвеш*, Ск., 1953; *Росица*, Ск., 1956; *Со шроишнеш йо цел свеш*, Ск., 1958; *За йоубав свеш*, Ск., 1978; *Човек со човек*, Ск., 1982; бајки и сказни: *Бајка за дешешо Вилен*, Ск., 1952; *Сказни за Возовија*, Ск., 1967; *Морнарош Неб*, Ск., 1971; *Елен камен*, Ск., 1988; романи: *Мосшош*, Ск., 1959; *Црвенаша рака*, Ск., 1961; *Исйиш*, Ск., 1972; *Бојан*, Ск., 1973; *Планино, убавино*, Ск., 1979; *Учишелкаша*, Ск., 1984; *Другаша сшрана*, Ск., 1991. В. Тоц.


Григори Поповски

**ПОПОВСКИ, Григори** (Лвувек, Шљонск, Полска, 2. IV 1952) – новинар и преведувач. Син на родители-бегалци од Костурско. Завршил Педагошка академија и Филозофски факултет во Скопје. Во Македонското радио е од 1986 г. Работел во Третата програма, каде што го уредувал сп. „Трета програма“, бил уредник на Документарната редакција на Првата програма на Радиото, а потоа директор и главен уредник на Македонското радио (2002–2006). Ј. Ф.


Димитрија Поповски

**ПОПОВСКИ, Димитрија** (Скопје, 16. VI 1941) – унив. професор, пливачки тренер. Завршил Висока школа за физичка култура во Белград (1965), магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1977), на тема: „Релација меѓу телесниот развиток и со динамометар измерената мускулна снага кај машката средношколска младина во Скопје“. Докторирал на Филозофскиот факултет, Отсек за физичко воспитание во Ниш (1980), на тема: „Релације антропометриских димензија и изометриског мишићног потенцијала код ученика узраста од 11 до 14 г. у СР Македонији“. Работел како професор по Пливање на Вишата школа за физичка култура (1965–1978) и како предавач и редовен професор по пливање и ватерполо на Факултетот за физичка култура во Скопје (1978– 2006). Бил декан четирипати. Бил пратеник на Либералната партија во Собранието на РМ (1992–1994 и 1994–1998). Долгогодишен тренер на АПК „Студент“ во Скопје и селектор на македонската репрезентација во пливање. Објавувал стручни и научни трудови, и е добитник на општествени признанија.

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Десешгодишнина на Факулшешош за физичка кулшура – Скоије (1977/78 –1987/88),* „Годишен зборник на Факултетот за физичка култура“, бр. 1, Скопје, 1988. *25 години на Факулшешош за физичка кулшура (1977–2002),* Скопје, 2002. Д. С.


Душко Поповски

**ПОПОВСКИ, Душко** (Скопје, 1899 – Скопје, 1995) – фудбалер и фудбалски тренер. Играл фудбал во Скопје за ФК „Напредок“ (1919), ССК (1921), ССК „Македонија“. Настапил во ФК „Напредок“ против репрезентацијата на англиските офицери во Скопје (1919), која била победена со 2:0, како и против „Макаби“ од Солун, кој бил победен со 7:0. Тој е прв фудбалски судија во Македонија со положен испит (1924). На новоформираната Секција на фудбалските судии при Скопскиот лоптачки потсојуз бил избран за претседател (1927). Д. С.

**ПОПОВСКИ, Живко** (Скопје, 30. VII 1934 – Скопје, 10. I 2007) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет. Дипломирал на Архитектонскиот отсек


Живко Поповски

на Техничкиот факултет во Скопје (1961). Го предавал предметот проектирање на општествени згради. Учествувал на повеќе анонимни архитектонско-урбанистички конкурси на подрачјето на поранешна Југославија, како и во други земји. Пројавувал посебен интерес за архитектонската теорија и критика. Се занимавал и со публицистика – објавил повеќе студии во стручни списанија и во дневниот печат. Позначајни реализирани објекти: Градски трговски центар во Скопје (1971); Дом на пензионерите во Охрид (1972); Дом на културата „Григор Прличев" во Охрид (1981) – адаптација и реконструкција.

ЛИТ.: И. Ќепароски, *Архитект Живко Поповски (1934), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век.* Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 223-232. Кр. Т.


Иван Поповски

**ПОПОВСКИ, Иван** (Скопје, 2. V 1969) – режисер. Живее и работи во Москва. Дипломирал и магистрирал на Отсекот за режија на Руската академија за театарска уметност во Москва (1993). Режии: (во Москва) „Авантура" (според независен весник, оваа претстава е една од десетте најважни продукции на модерниот руски театар, 1996); „Вајарот на маски"; „Бања" (Феникс Ансамбл Њујорк); „Панаѓур" (Театар на Европа, Париз); „Евгениј Онегин" (Операта во Лил, Франција); „Македонска одисеја 2001" (Охридско лето); „Дневникот на лудиот" (на албански јазик, фестивалска премиера на Млад отворен театар) и др. Р. Ст.


Јован Поповски

**ПОПОВСКИ, Јован** (с. Вевчани, Струга, 26. IX 1916) – новинар, раскажувач, романсиер. Работел како новинар-уредник на белградска „Политика" за Македонија. Член е на ДПМ од 1972 г.

ДЕЛА: романи: *Една младост* (романизирана биографија, 1969), *На тајковски начин* (1970), *Дневникот на Страшо Пинџур* (1972), *Вердан* (1986), *Зловреме* (1989), *Човек од првиот чин на историјата* (романизирана биографија, 1993), *Логорска романса* (1994), *Желник - на далгите на животот* (автобиографија, 1996), *Сами* (1996), *Годините на камшикот* (2003); збирки раскази: *Август* (1979) и *Поганици* (1989); *Самоубиство на Претседателот на Република Македонија*, *Записи* (2000), *Разговори со Колишевски* (2006); *Градчето на Дрим* (2006); *Непокорните* (2007); *Моето новинарство* (2007); *Климент - епископ Велички* (2008)

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990). В. М.-Ч.


Кирил Поповски

**ПОПОВСКИ, Кирил** (с. Владимирово, Беровско, 1943) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломирал, магистрирал и докторирал на Машинскиот факултет на Универзитетот во Љубљана (Словенија). Посебен придонес дал во развојот на нискотемпературните грејни инсталации во оранжериите и директна примена на геотермалната енергија. Автор е на повеќе од 20 книги и околу 300 научни публикации, објавени или презентирани низ целиот свет. Основач и претседател е на Заедницата на топлани на Југославија, на Заедницата на оранжериски производители на Македонија и Југославија, на Македонската геотермална асоцијација (МАГА) и на Меѓународната летна школа за директна апликација на геотермалната енергија (ИСС). Бил еден од основачите, член на Бордот на директори, претседател на европската гранка и претседател на Комитетот за образование на ИГА. Претседател на групата за геотермална енергија на УНЕСКО РОСТЕ. Експерт на ФАО и УНЕСКО. Бил учесник на четириесетина меѓународни и национални научни проекти во Македонија, Бугарија, Грција, Италија, Португалија, Турција. Организирал педесетина национални и меѓународни собири. Водел или учествувал во изградбата на педесетина демонстрациони проекти и индустриски капацитети во: Македонија, Италија, Португалија, Турција и др. Почесен професор на Универзитетот во Орадеа (Романија) и визитинг професор на повеќе универзитети во светот. Гл. К.


Киро Поповски

**ПОПОВСКИ, Киро** (с. Вратница, Тетовско, 13. IV 1942 – Скопје, 29. X 1995) – правник, политичар. Гимназијата ја звршил во Скопје, Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1965). Како младинец, бил претседател на Градскиот комитет и претседател на Претседателството на ЦК на Сојузот на социјалистичката младина на Македонија, а потоа секретар и претседател на Советот на ССМ, претседател на Извршниот одбор на Републичката СИЗ за физичка култура, претседател на Комисијата за прашања од општествено-политичкиот систем, член на Одборот за прашања од областа на општественото уредување, безбедноста и односите со странство, член на Комисијата за прашања од општествено-политичкиот систем на Извршниот совет на Собранието на СРМ, член на Извршниот совет на Собранието на СРМ, претседател на Републичката конференција на ССРНМ, основоположник и прв претседател на Социјалистичката партија на Македонија (22. IX 1990 – јули

1995) и потпретседател на Собранието на РМ (1991–1995). С. Мл.


Коле Поповски

**ПОПОВСКИ, Коле Илиев** (с. Екшису, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, 8. VIII 1942) – ветеринар, редовен проф. на ФВМ во Скопје. Докторирал на Вет. ф. во Загреб (1980). Автор е на 144 научни и 23 стручни трудови. Објавил монографија „Ендокринологија на репродукцијата" (1998) и прирачник „Применета ендокринологија во репродукцијата" (2001). М. Д. – Ј. Б.


Костадин Поповски

**ПОПОВСКИ, Костадин Стерјов** (с. Зашле, Демирхисарско, 25. XII 1920 – Скопје, 10. VIII 1994) – економист, универзитетски професор. Основно училиште завршил во с. Растојца, а гимназија во Битола (1941). Како гимназијалец, бил член на СКОЈ (1937), а потоа учесник во НОБ (1941) – секретар на селско биро на КПЈ, политички комесар на селски и реонски комитет на КПЈ. Бил уапсен од бугарските окупациони власти (кон крајот на август 1942) и осуден, а казната ја издржувал во затворот Идризово (Скопско) до организираното бегство на сите политички затвореници (29. VIII 1944). По Ослободувањето бил секретар на Околискиот и на Окружниот комитет на СКОЈ во Битола, како и шеф на Отсекот на Внатрешни работи во Крушево, Демир Хисар и Битола. По дипломирањето на Економскиот факултет во Белград (1950), бил избран за асистент на Правно-економскиот факултет во Скопје (1950–1953). Извесен период бил комерцијален директор на Цементарицата „Усје", генерален директор на Стакларницата, шеф на Отсекот за општи економски анализи во Секретаријатот за општостопански работи на СРМ, в.д. директор и професор на Вишата стопанска школа во Скопје (1953–1960). Потоа пак се вратил како предавач (1960), виш предавач (1968–1983), продекан и претседател на Советот на Економскиот факултет. Бил член на Околискиот и на Универзитетскиот комитет на КПМ во Скопје, член на Градската конференција на СКМ, претседател на Факултетската конференција на СКМ, член на Претседателството на Градскиот и на Републичкиот одбор на СЗБНОВ, потпретседател на Околискиот народен одбор и народен пратеник во Општествено-политичкиот собор на Собранието на СРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Споменица* 1950–1980, Економски факултет, Скопје, 1980; *Споменица* 1950–1990, Економски факултет, Скопје, 1990, 100–101. С. Мл.


Кајакарот на диви води Лазар Поповски

**ПОПОВСКИ, Лазар** (Скопје, 18. V 1975) – економист, кајакар на диви води. Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1993), магистрирал во САД (2003). Тој е член на КК „Илинден 90" во Скопје и државен првак деветпати во К-1 кајак на диви води. На балканските првенства во Скопје (1995 и 2000) освоил прво место, а на Европското првенство (2004) шесто место во 3 Х К-1. Го освоил првото место на ИКАС во Скопје (2004). Настапувал на четири олимписки игри (1992 – 2004), на Светското првенство (1997) и на други натпревари. Бил избран за најдобар спортист на Македонија (1999). Д. С.

**ПОПОВСКИ, Нестор, протојереј-ставрофор** (Лазарополе, 17. V 1916 – Скопје, 23. VII 1996) – член на Првиот црковно-народен собор (1945) во Скопје, а потоа на чело на Иницијативниот одбор за организирање на Македонската православна црква. Повеќе години бил претседател на Здружението на православното свештенство на Македонија и претседател


Нестор Поповски ја раководи последната седница на Иницијативниот одбор за организирање на МПЦ (3. X 1958)

на Здружението на православното свештенство на СФРЈ.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонскошо православно свешшенсшво во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Авшокефалносша на Македонскаша православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.


Панде Поповски

**ПОПОВСКИ, Панде** (с. Бистрица, Битолско, 12. IV 1922 – Скопје, 2. XI 2002) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа и предметот пошумување и мелиорација. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Белград (1949). Докторирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1969). Работел како референт (1949–1951), а потоа станал началник за одгледување и заштита на шумите во Министерството за шумарство на СРМ. Бил директор на Управата за градско и вонградско зеленило (1951–1961). Од 1961 г. работел како предавач и редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје. Се занимавал со проблемите за пошумување на голините и со контејнерското производство на садници. Публикувал голем број трудови. Ал. Анд.

**ПОПОВСКИ, Панде** (Царев Двор, Преспа, 20. X 1912 – Скопје, 15. VII 1987) – еден од основоположниците на македонското новинарство. Завршил Теолошки факултет (Белград) и Филозофски факултет (Скопје). Во италијанско-албанската окупација политички затвореник (од 1942) во затворите во Корча, Подградец, Елбасан и Тирана и во логорот Порто Романа, протеран и интер-

ниран во Бугарија. Член на АГИТПРОП на Главниот штаб на НОВ и ПОМ во Г. Врановци (1944). Еден од основачите на Радио Скопје каде го минал целиот работен век (1945-1978). Има огромни заслуги за развојот на Радио Скопје и радио-репортажата, посебно со своите радио-емисии кај нашите иселеници во странство. Публицистички трудови: „Последниот табор" и „Суровата вистина". Б. П. Ѓ.


Петар Поповски

**ПОПОВСКИ, Петар** (Лазарополе, 12. VII 1931) – новинар, истражувач. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Од 1951 г. го уредувал списанието „Лазарополе" наменето за сонародниците во странство. Работел во НИП „Наша книга" (1961), уредник на весникот „Трибина". Од 1965 до пензионирањето на разни должности во МРТВ: прв уредник (16 години) на ТВ-дневникот, пом. директор и главен уредник на Информативната програма на ТВ Скопје. По пензионирањето автор на монографиите: „Архимандрит Теофил Аврамов Жунгуловски" (1997), „Нострадамус апокалипсата одбројува" (1999), „Ѓорѓија Кастриот-Искендер, крал на Епир и Македонија и втор Александар Македонски" (2005), „Мијаците потомци на античките Македонци и прастари жители на Матија (денешна Албанија)", „Крваво досие на арнаутскиот гего-мирдитски тероризам во македонската земја (1700-2002)" и „Македонската средновековна црковна дипломатија" (трите во 2006). Б. П. Ѓ.

**ПОПОВСКИ, Ристо** (Галичник, 30. VIII 1945) – новинар. Студирал на Високата школа за политички науки, социологија и новинарство во Љубљана. Соработувал во Радио Скопје, каде што се вработил во 1970 г. Од 1974 г. соработник/уредник во Редакцијата на Танјуг за Македонија, од 1990 г. постојан дописник од Москва. Основач и сопственик на независната агенција Макфакс (1992), прва од ваков вид во регионот. Б. П. Ѓ.


Ристо Поповски


Тошо Поповски

**ПОПОВСКИ, Тошо** (Галичник, 14. VII 1919 – Скопје, 28. II 1996) – новинар, публицист, општественик. Член на КПЈ (1939), прогонуван и затворан, носител на Партизанска споменица 1941. Завршил Висока партиска школа во Белград. Во новинарството од 1944 г. – прв дописник на Танјуг од Македонија, уредник во Радио Белград, на „Комунист" и „Борба" (1952), прв дописник на „Борба" од Москва по нормализирањето на односите со СССР (1956). Од 1959 г. главен и одговорен уредник на „Нова Македонија", постојан дописник од Софија (1967– 1970). Бил пратеник во Собранието на СРМ. Автор на трудовите „Македонското малцинство во соседните земји" и „Македонското име нема да загине", како и на романот „Осило" и на филмското сценарио „Потрага". Б. П. Ѓ.

**ПОПОВСКИ-МАЈКА, Методија** (Прилеп, 4. V 1909 – Скопје, 2. I 1987) – легендарен командант од НОАВМ. Како активист на Народната помош, се вклучил во НОД и НОБ (1941), поради што бил уапсен и интерниран (1942-1943), а по враќањето заминал партизан (септември 1943), станал член на КПМ (декември 1943) и бил заменик командир на чета, командант на НО (прилепски) баталјон „Мирче Ацев", командант на Втората и на Петтата македонска НО бригада (2. VIII 1944 – средината на октомври 1944) и командант на Кумановската дивизија на НОВЈ. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил офицер на ЈНА, а потоа демобилизиран во чин мајор (1949) и бил началник на Народната милиција на НРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Втора македонска ударна бригада.* Сеќавања и документи, Скопје, 1973; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1943 година.* Материјали од научниот собир одржан на 21, 22 и 23 март 1979 година, Скопје, 1981; *Умре Методија Поповски-Мајка,* „Нова Македонија", Скопје, 5. I 1987, 3. С. Мл.


Панче Поповски -Максе

**ПОПОВСКИ-МАКСЕ, Панче** (Гостивар, 1924 – Дебар, август 1944) – учесник во НОБ. Бил припадник на работничкото и комунистичкото движење. член на КПЈ (1941) и секретар на МК на КПЈ во Гостивар (1942). Се истакнал во подготовките за формирањето на партизански одреди. Бил борец на Првата македонска НОУ бригада (1943). Херојски загинал во борбите за Ослободувањето на Дебар (1944).

ЛИТ.: *Гостивар и Гостиварско во НОБ, 1941–1944*, Гостивар, 1974. Вл. Ив.


Елисие Поповски -Марко

**ПОПОВСКИ-МАРКО, Елисие** (Маврово, 16. XII 1907 – Скопје, 1972) – шпански борец, учесник во НОВМ. Како припадник на прогресивното работничко движење (1934) бил член на КПЈ (1936), доброволец во Шпанската граѓанска војна во 129-та интернационална бригада (1937–1939), по што бил во логорот за шпанските доброволци во Франција

(1939– 1941). Во НОВЈ (1941) бил командант на Топличкиот НОПО и заменик политички комесар на Озренскиот НОПО. Бил политички комесар на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ (1943) и член на ГШ на НОВ и ПОМ. Водел преговори со Германската команда од Струга во Ботунската теснина меѓу Ботун и Струга за размена на германски заробеници за политички затвореници, припадници на НОАВМ (XI 1943). Бил учесник на Првото заседание на АСНОМ (1944). По Ослободувањето бил на разни политички должности. Носител на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ – Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии". Вл. Ив.



Филимена Попоска

**ПОПОСКА, Филимена** (Тетово, 1946) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и научник. Дипломирала (1969), магистрирала (1977) и докторирала (1980) на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. На истиот факултет работи од 1969 г., а редовен професор е од 1991 г. Била продекан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Имала повеќе студиски престои во Европа. Подрачја: хемиски реактори, екстракциони процеси, преработка на нафта, оптимизација и проектирање на технолошки процеси. Автор е на научни трудови и истражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 708, од 22. VI 1998 г., стр. 21; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 77. Св. Х. Ј.

**ПОПОСКИ, Драган (Дада)** (Прилеп, 23. X 1933) – скулптор, професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Дипломирал (1961) и магистрирал (1964) на Академијата за ликовни уметности во Белград. Самостојно излагал во Скопје, Единбург, Харогејт, Копар, Трст, Франкфурт, Ашафенбург. Вешто модифицира монолитни мермерни асоцијативни форми. При геометризацијата на масите како суштинска се наметнува илустративната компонента (Хоризонтала, 1971). М. Б.-П.



Драган (Дада) Попоски



Драган (Дада) Попоски: Расчекор

**ПОПОСКИ, Киро Сотиров** (с. Мало Коњари, Прилепско, 14. X 1936) – психолог, методичар. Завршил учителска школа во Битола (1953) и Филозофски факултет (психологија) во Белград (1965). Магистрирал на Факултетот за политички науки во Белград (1974). Целиот работен век го минува во образованието: учител, советник, односно директор на Педагошкиот завод на Македонија. Бил заменик-претседател на Републичкиот комитет за образование и физичка култура (1982–1986). Како хонорарен предавач ја изведувал наставата (1978–1989) по психометрија и методика на наставата по психологија на Филозофскиот факултет во Скопје. Негов стручно-научен интерес се психолошките аспекти на наставата и на образованието.

БИБЛ.: *Знаењето и неговото усвојување*, 1992; *Психолошки основи на современата настава*, 1997; *Успешен наставник*, 1998; *Речник на термините од областа на оценувањето и на постигањата на учениците*, 2002; *Училишна докимологија*, 2005 и др. К. Камб.



Миле Попоски

**ПОПОСКИ, Миле** (Прилеп, 20. X 1922) – прозаист, комедиограф, новинар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Работел како средношколски професор и како уредник во РТВ Скопје.

БИБЛ.: *Маратонска битка*, хумористични раскази, Ск., 1963; *Ученици на ѓаволот*, комедија, Ск., 1964; *Триста коли трње*, комедија, Ск., 1965; *Сите божји заповеди*, хумористични раскази, Ск., 1967; *Глувци оро водат*, комедија, Ск., 1967; *Солунски патрдии*, комедија, Ск., 1979; *Викенд на мртовци*, комедија, Ск., 1985; *Туѓо сакаме - свое не даваме*, комедија, Ск., 1986; *Леб в коленици*, хумористични раскази, Ск., 1989; *Јавачи на свињи*, хумористична проза, Ск., 1996.

ЛИТ.: П. Т. Бошковски, *Хумористичната проза на Миле Попоски*, во кн. „Есеи и критики", Скопје, 1997. П. Гил.

**ПОППЕТРОВ, Сребрен** (с. Врбени, Леринско, 18. X 1869 – Софија, 17. XI 1950) – учител и училиштен инспектор, припадник на Македонската револуционерна организација. Завршил гимназија во Солун и словенска филологија на Софискиот универзитет. Во времето на бугарската окупација во Првата светска војна бил окружен управник во Битола и Куманово, по војната во Петрич. Во 1922 г. од ВМРО и Македонскиот национален комитет бил пратен во САД и Канада, каде што организирал иселенички друштва и учествувал во формирањето на МПО. Бил пратеник во бугарското Народно собрание.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Демографската и етничката состојба на населението во источните области на Албанија во 30-тите години на XX век (според статистичките податоци на Сребрен Поп Петров)*, „Гласник" на ИНИ, 1, Скопје, 1998. З. Тод.

**ПОПСИМОВ, Христо** (Охрид, 1916 – Софија, 1980) – трилингвален поет (македонски, српски и бугарски), внук (од сестра) на Гр. Прличев. Основното образование го завршува во родниот град, гимназијата во домот за македонските ученици во Крагуевац, а Правниот факултет во Белград. По двегодишна работа, дисертацијата по енциклопедија на пра-


Христо Попсимов

вото му останува незавршена, бидејќи во 1940 г. е испратен во концентрациониот логор Билеќа. Во 1941 г. наоѓа работа во Софија и останува до крајот на животот, иако повеќепати бара да се врати во татковината.

Првите стихови на македонски јазик ги напишува во 1935 г., но првата песна („Весникарче") му е напечатена во органот на Културно-просветното друштво „Вардар" во Загреб „Наш весник" (1937), заедно со Рациновите „Тутунови берачи". Во истата година во сп. „Луч" публикува уште две стихотворби на македонски („Борба" и „Нашијот град"), но и една песна на српски во сп. „Јужни преглед" („Рибари"). Во следната 1938 г. објавува и други две песни – на српски во „Луч" („Ноктурно" и „О ноћас како гори космос!").

Посебно значење имаат двата зачувани (но тогаш необјавени) предговорни текста кон стихозбирките на Воислав Илиќ „Луда крв" и „За осветљеним путевима", што содржеа и стихови на македонски (1935). Од нив се гледа дека П. се движи по развојната линија на младата македонска поетска генерација на Рацин, Неделковски, Марковски и Петковски.

Во повоениот период (1944–1948) создава десет стихозбирки („Мојот град", „Иднина", „Сонети", „Сатурналии", „Бледите вселени", „Мртви лисја", „Љубов и дух", „Облаци и сенки", „Чувства од преисподњата" и „Мигови во просторот"), но ниедна не успева да објави во Бугарија. Во првиот дел од првата збирка („Прелудиум") се наоѓаат и стихотворбите пишувани до 1940 г. на македонски, другите се на бугарски. Во ноември 1967 г. авторот направи поширок избор од ова творештво и предложи да се објави во Македонија. Така беа напечатени изборите во три книги: „Траги" (1967), „Изгревите тлеат" (1968) и „Стихови" (1969). Дури кога беше на смртното легло во софиската болница, како потреба за историјата, со лично залагање и со национално-политички интониран предговор од акад. П. Динеков, под редакција на Е. Евтимов, беше напечатен сосем скромен избор од неговите ракописи, посветени главно на Охрид и на неговата земја, но со бесмислено уфрлени два не негови збора (България и българска).

БИБЛ.: *Весникарче,* „Наш весник", I, 1, Загреб, 30. III 1937, 7; *Борба,* „Луч", I, 6–7, Скопље, 15. XII 1937, 272; „Нашијот град", „Луч", I, 6–7, 15. XII 1937, 273; *Рибари,* „Јужни преглед", XI, 3, Скопље, 1937, 109; *„Ноктурно"* и *„О ноћас како гори космос!"*, „Луч", II, 5, 25. V 1938, 203; *Траги,* Македонска книга, Скопје, 1967; *Изгревите тлеат,* Култура, Скопје, 1968; *Стихови,* Мисла, Скопје, 1969; *Пътища, времена. Стихотворения,* Български писател, София, 1979.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Поезијата на македонски во „Луч",* „Културен живот", VIII, 7–8, Скопје, 1963, 32–35; истиот, *Кон зборникот стихови „Траги" од Христо Попсимов,* предговор кон зб.: Траги, Скопје, 1967, 5–7; истиот, *Кон збирката „Изгревите тлеат",* поговор кон зб.: Изгревите тлеат, Скопје, 1968, 93–96; истиот, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали,* I, Мисла, Скопје, 1980, 227–231; истиот, *Македонските стихови на Христо Попсимов (1916–1980)*, зб.: Појави и профили од македонската литературна историја, 2, Скопје, 1982, 245–248; Слободан Мицковиќ, *Поетско доаѓање на минатото („Траги",* избор од поезијата на Христо Попсимов,...), „Нова Македонија", 7403, 28. V 1967, 9; Ал. Поповски, *Самородна и богата е македонската поезија* (интервју), „Вечер", 21. VI 1967, 7; Г. Поповски, *Дијалог на минување – Драгоцени ми беа советите на Рацин –Христо Попсимов за својата поетска збирка „Траги" во издание на „Македонска книга", за средбата со Рацин, македонската и современата бугарска поезија,* „Нова Македонија", 7431, 21. VI 1967, 4; Петър Динеков, *Няколко думи за една нова книга,* предговор кон: Пътища, времена. Стихотворения, София, 1979, 5–8. Бл. Р.


Лазар Попстефанов

**ПОПСТЕФАНОВ, Лазар** (Банско, 1897 – Источен фронт, СССР, 1941) – полковник во Црвената армија. Завршил гимназија и учествувал во Првата светска војна (1916-1918) и во Септемвриското востание (1923). Емигрант во Кралството на СХС, каде што го завршил Правниот факултет. Заминал во Советскиот Сојуз и во Москва ја завршил Воената академија „Фрунзе". При нападот на нацистичка Германија на Советскиот Сојуз бил началник на штабот на дивизија. Загинал на фронтот.

ЛИТ.: *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ПОПСТОИЛОВ, Антон** (с. Лешко, Горноџумајско 15. II 1869 – София, 9. VIII 1928) – фолклорист, етнограф, учител, литературен историчар. Потекнува од свештеничко семејство. Ги завршил Солунската машка гимназија (1890) и Софиското вишо училиште (1897). Бил учител или директор во гимназиите во Прилеп, Битола, Сер, Солун, Одрин и др. места. Бил главен егзархиски инспектор во Цариград (1910–1913), а потоа уредник и директор на Етнографскиот музеј во Софија (1913–1928). Во Софија објавил две збирки со народни песни од Македонија, првата во 1894 („Битови песни") и втората во 1895 г. („Песни од политичкиот живот"). Објавил и две книшки: „Б'лгарски книжовници от Македонија" (София, I, 1922, и II, 1928), два тома: „Показалец на печатените народни песни" (София, I, 1916 и II, 1918) и поголем број статии и студии од областа на фолклорот, јазикот и литературата.

ЛИТ.: *Антон П. Стоилов, Македонски народни песни.* Редакција д-р Марко Китевски, Скопје, 1990; *Антон П. Стоилов, Македонски народни умотворби.* Составил и редактирал д-р Марко Китевски, Скопје, 2000; Кирил Пенушлиски, *Македонски фолклор, историски преглед*, Скопје, 1999; „Известия на Народния Етнографски музей", София, кн. 8–9, 1929; *Енциклопедия Пирински край*, II, Благоевград, 1999, 141. М. Кит.


Владимир Поптомов

**ПОПТОМОВ, Владимир** (псевд. В. Василев, Томов, Громов, Хајдар) (с. Белица, Разлошко, 27. I 1890 – Софија, 1. V 1952) – правник, журналист, публицист, македонски и бугарски партиски деец. Бил член на бугарската Социјалдемократска партија. По Првата светска војна бил примен за член на Високиот партиски совет на БКП. Учествувал во Септемврискиот востание (1923), а по неговиот пораз емигрирал во Русија. Бил еден од основачите и водачите на

ВМРО (Об). Бил политички секретар и редактор на „Македонско дело“ (1925–1933). Од 1934 г. работел во органите на Коминтерната. Се застапувал за единствен македонски национален фронт и за македонска национална партија. На антимакедонскиот политички процес во Софија (1936) доблесно ја афирмира македонската кауза од позиција на македонската нација. По Резолуцијата на Информбирото (1948) се откажал од македонските стојалишта и го поддржувал ставот на БКП за македонското прашање.

БИБЛ.: *Защо воюваме*?, София, 1944.

ЛИТ.: Георги Бицин, Мирчо Юруков, *Владимир Поптолеов (Биографичен очерк)*, София, 1957; *БКП, Коминтернът и македонският въпрос 1917–1946,* I–II, София, 1998 и 1999. О. Ив.

**ПОП-ТРАЈКОВИЌ, Боривое** (Скопје, 18. II 1905 – Ниш, Србија, 13. II 1967) – спец. физијатар, основоположник на физијатријата во Македонија. Мед. ф. завршил во Грац (1931), каде што и специјализирал. Од 1935 до 1941 г. ја формирал, ја организирал и ја раководел Службата за физикална медицина и реанимација. Во 1956 г. го формирал и го раководел Заводот за рехабилитација во Скопје – до неговото заминување на Мед. ф. во Ниш (1964).

ИЗВ.: „Acta Medica Mediana“, VI, 4. Сл. М. П.

**ПОПУЛАЦИОНА ПОЛИТИКА** – систем на мерки и активности, со чија помош се влијае врз демографските процеси, посебно на компонентите на природното (наталитет и морталитет) и на механичкото движење на населението, заради остварување (по насока, интензитет и структура) специфично движење на населението на една земја или регион, сообразено со постојните економски, социјални, политички и други цели. РМ, реално гледано, може да се класифицира меѓу државите што немаат јасно оформена, конципирана и доследно спроведена популациона политика.

ЛИТ.: Славе Ристески, Демографската *транзиција во Република Македонија,* Скопје, 1996; истиот, *Демографски методи со демографска анализа,* Скопје, 2006. С. Р.

**ПОПЧИЊА** или **ЗАВИРАЧКИ** (Prunellidae) – фамилија мали птици од подредот птици-пејачки (Oscines), од кои во Македонија се регистрирани два вида: сивогушеста завирачка (Prunella modularis) и шареногушеста завирачка (Prunella collaris).


Попче (завирачка)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Карта на Порече

**ПОРЕЧЕ** – планинска област во средниот тек на р. Треска. Од исток е затворена со тешко пристапните била на Даутица, Караџица и Сува Планина, на север е одвоена со Сува Гора од Полог, на запад со планините Челоица и Песјак од Кичевската Котлина и на југ со Бушева Планина од крушевскиот крај. На североисток врската со Скопската Котлина ја одржува преку превојот Кула (1.135 m), на југоисток со Пелагонија преку превојот Барбарас (881 m), а на запад со Кичевската Котлина по долината на Треска. Околните планини се составени од кристалести шкрилци, преку кои лежат комплекси од варовници и доломити. Во средишниот дел на пределот, на височина од околу 800 m се протега плато покриено со слатководни песоци и глини од езерско потекло кои се носители на магнетитна и лимонитна руда. Во средината на платото, Треска го всекла своето корито, и со повеќе мали притоки целосно го расчленила. На некои места тоа е покриено со шума, но во поголемиот дел е голо или обраснато со грмушки. Северната планинска периферија ја штити областа од ладните влијанија, така што климата е блага и овде успеваат питомиот костен, виновата лоза и тутунот. Во првата половина на XIX в. во П. силно се


Килими од Порече

развило рударството и тоа експлоатацијата и топењето на железна руда. Како познати рударски села се јавуваат Самоков, Ковач и Ковче. Подоцна, поради нерентабилноста, експлоатацијата на железна руда целосно замрела, а населението од рударството се преориентирало кон печалбарството. Во П. има 51 село и Македонски Брод како градска населба. Најголем број села се наоѓаат на зарамнетите ридови на Поречкото плато. Тие се населени со Македонци, но се зафатени од силни емиграциони движења. Како резултат на иселувањето нивниот број од 18.033 ж. во 1961 г. се намалува на 7.141 ж. во 2002 г. Преселувањето е насочено главно кон Скопје. Основно занимање на поречани е одгледувањето тутун и овоштарството.

ЛИТ.: Петар Јовановић, *Порече. Насеља и порекло становништва*, СКА, књ. 28, Београд, 1935. Ал. Ст.

**ПОРЕЧКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** – в. *Петнаесетта македонска (поречка) народноослободителна бригада.*

**ПОРЕЧКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (кај Македонски Брод, јули 1944 – с. Челопеци, Кичевско, 12. IX 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Веднаш по формирањето дејствувал во Порече, главно во воспоставувањето на народната власт, формирањето на НОО, агитацијата и афирмацијата на целите на НОАВМ меѓу месното население, разобличувањето на четничкото движење (под раководство на В. Трбиќ) и мобилизацијата на нови борци. Влегол во составот на Петнаесеттата македонска (поречка) НО бригада.

ЛИТ.: Милан Ристески, *Порече низ историјата,* Скопје, 1982; Дане Петковски-Владо Стрезовски, *Борбена дејства у Западној Македонији 1941–1944,* Ратна прошлост народа и народности Југославије, књ. 76, Београд, 1983, 248–249. С. Мл.

**ПОРОДИН – ТУМБА** (с. Породин) – неолитска населба од раниот, средниот и од доцниот неолит. Епонимен локалитет на Велушко – породинската културна група. Откриена е трапезоидна куќа со огниште од средниот неолит, керамички садови и култна пластика. Од керамичките наоди значајни се претставите на макета на



Антропоморфен цилиндер од жртвеник од средниот неолит од наоѓалиштето Тумба, с. Породин

куќа, основа на куќа и антропоморфните цилиндри.

ЛИТ.: M. Grbić – P. Mačkić – D. Simoska – B. Stalio, *Porodin*, Bitolj, 1960. Д. З.

**ПОРОЈ** – двофазен тек (течна и тврда фаза), со ненадејна појава и краткотрајно дејство, во отворени корита и со голема содржина на тврд материјал (до 60%). Настанува како последица на интензивни врнежи, нагли топења на снег, а во услови на лесно подривни маси на падините и наклон доволен за течење на поројната маса. Предизвикуваат разни штети (на патишта, мостови, куќи, таложење нанос во зарамнети делови, на плодни почви, во акумулации и во езера итн.). За успешно уредување на поројните сливови, потребно е да се изведат биолошки и технички мерки. Според „Картата на ерозија во РМ“ (1993), регистрирани се 1.245 порои, од нив 46% се во I-III категорија на разорност. Позначајни порои во РМ се: Каменичка Река, Цепчишки Порој, Луда Мара, Пена, Неготинска Река, Кумановка итн. И. Б.

**„ПОРОЈ-ПРОЕКТ“** – специјализирана организација, формирана во 1952 г. со задача да врши проектирања од областа ерозијата и уредувањето на пороите. „Порој-проект“ постоеше до 1980 г., потоа неговата дејност околу проектирањето комплетно ја презеде Заводот за водостопанство на РМ. И. Б.

**„ПОРТА 3“** – специјализирано двонеделно списание за градежништво, архитектура и екологија. Првиот број излегол во декември 2004 г. Основачи се група граѓани, а издавач „Биропрес“ ДОО – Скопје. Мирче Адамчевски, еден од основачите, бил управник на друштвото и прв главен уредник на списанието. Б. П. Ѓ.

**ПОРФИРИЈ ПАЛЕОЛОГ** – охридски архиепископ (22. I 1623 – 28. IX 1628). За неговото архиепископување сигурен податок е писмото до него од папата Урбан VIII (28. IX 1624). Се претпоставува дека со претходно писмо ја признал папската власт.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под Турците до нейното унищожение (1394-1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 72. С. Мл.

**ПОСЕН И ЦВЕТЕН ТРИОД** – македонски ракопис од крајот на XIII – поч. на XIV в. Кодексот има вкупно 33 пергаментни листа, а негови фрагменти се чуваат во три различни библиотеки: Народна библ. „Св. Кирил и Методиј“, Софија, бр. 50 (21 л.); Ракописен оддел на Библиотеката на РАН во Санкт- Петербург, сигн. 4. 5. 16 (1 л. и мал фрагмент), 4. 5. 15 (1 л.) и 4. 5. 12 (7 л.) - вкупно 9 л., РГБ – поранешна Ленинова (ГБЛ) во Москва под бр. 1720, зб. на Григорович бр. 38 (3 л.). Кодексот е палимпсест, триодот е пишуван врз друг словенски текст. Ракописот потекнува од Северна Македонија. В. Д.



Посен триод (XIII в.), Археографска збирка на МАНУ

**ПОСЕН ТРИОД** – црковнословенски книжевен споменик од XIII в., македонска редакција, злетовска школа. Пишуван е на пергамент, веројатно составен од три различни ракописи, особено листот 8 се разликува со некои палеографски и јазични особености. Споменикот има формат 25 x 18 cm, содржи 36 листа со по 21 ред на страницата. Писмото е уставно, тешко читливо. Прилично оштетен. Се чува во Народната библиотека „Св. Кирил и Методиј“ во Софија.

ЛИТ.: Георги Георгиевски, *Кратовско евангелие*, Македонски студии, Скопје, 2001, 23; Проф. Б. Цоневъ, Описъ на ръкописитѣ и старопечатнитѣ книги на Народната библиотека въ София, София, 1910, 135. Г. Г.

**ПОСЛАНИЕ ДО ФИЛИПЈАНИТЕ** – дел од Библијата, напишано од апостолот Павле од затворот во Рим (63 г.) и испратено до христијанската општина во Филипи. Се состои од 4 глави во кои се изразува христијанска љубов, нагласувајќи го нивното човекољубие, добродушност и приврзаност кон христијанството. Тој



Реката Луда Мара, Кавадарци



Останки од античкиот град Филипи

им се заблагодарува за материјалната поткрепа и доброчинствата при неговиот тамошен престој, ги повикува на истрајна молитва и ги смета на себе рамни по честа. Тоа е составен дел на „Новиот завет“.

ИЗВ.:*Свето писмо на Стариот и на Новиот завет*, второ издание, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Ѓ. Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и за Македонците*, Скопје, 1995; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје 2005. К. М.-Р.

**ПОСЛАНИЈА ДО СОЛУНЈАНИТЕ** – делови од Светото писмо, двете први посланија на апостолот Павле, напишани во 52 и 53 г., во времето на неговиот престој во Коринт, до христијаните во градот Солун. Првото послание се состои од 5, а второто од 3 глави. Во нив им се изразува благодарност за приемот при неговиот тамошен престој, ги повикува да го следат неговиот пример и проповедањето на верата. Изразува задоволство од резултатите во ширењето на христијанството и верба во Христовото второ пришествие.

ИЗВ.: *Свето писмо на Стариот и на Новиот завет*, второ издание, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Ѓ. Поп-Атанасов, *Библијата за Македонија и за Македонците*, Скопје, 1995. К. М.-Р.



Авионска снимка од останките на античкиот град Пела

**ПОСТОЛ (СВЕТИ АПОСТОЛ) – ПЕЛА (AGII APOSTOLI)** – село во Егејскиот дел на Македонија, Република Грција; 2500 ж. (2002). Се наоѓа 40 km северозападно од Солун, во Пазарско Поле, на надморска висина од 60 m. Како град Пела била престолнина на Филип II и на Александар III Македонски. Подоцна е именувано како Постол и било населено само со Македонци. Во 1913 г. во П. живееле 590, а во 1920 г. 737 ж. Во 1924 г. дел од Македонците биле преселени во Бугарија и на нивно место се населиле 675 Грци од Источна Тракија. Одреден број македонски семејства, како и поединци, во времето на Граѓанската војна биле принудени да се преселат во Југославија. Во следниот период бројот на населението постепено се зголемувал и во 1961 г. во П. живееле 2.146 ж., кои се со мешан етнички состав (Грци и Македонци). Главно занимање на населението е производство на житни и индустриски култури. П. е родното село на македонскиот културно-национален деец Крсте Мисирков. Во селото има останки од некогашниот град Пела и археолошки музеј (в. *Пела*).

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. прва, Скопје, 1978. Ал. Ст.



Љубе Пота

**ПОТА, Љубе** (Крушево, 3. XII 1918) – урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот отсек при Техничкиот факултет во Белград (1948). Работел во повеќе проектантски организации и бил прв директор на Заводот за урбанизам и архитектура во Скопје. Како експерт на ООН работел во земјите на Јужна и Централна Америка. Претежно се занимава со урбанистичко планирање. Изработил урбанистички планови за повеќе градови во Македонија – Тетово (1948), Берово (1950), Кавадарци (1951), Крушево (1952), Ресен, како и детални урбанистички планови за Скопје. Учествува во изработката на Урбанистичкиот план на Скопје по катастрофалниот земјотрес. Се занимавал и со архитектонско проектирање – Стоковна куќа „26 Јули“ во Скопје и неколку станбени објекти, како и со публицистика. Објавил стотина статии со архитектонска и урбанистичка проблематика во стручни списанија и во дневниот печат. Кр. Т.

**ПОТКОРНИК, СМРЕКОВ** (*Ips typographus* L.) – тврдокрилен инсект. Живее во четинарски шуми. Активен е во приквечерина. Телото му е покриено со кафеави цврсти покрилци – елитри. Достигнува должина од 4,2–5,5 mm. Кај нас се среќава во смрекови шуми. Нанесува големи штети, дупејќи длабоки ходници во смрековите стебла. Ја населува Европа, Северна Азија, сѐ до Кореја.



Смреков поткорник

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ПОТКОРНИЦИ** (*Scolytidae*) – штетни тврдокрилни инсекти. Живеат под кората на разни дрвја домаќини, по што го добиле името. Женките прават комора од која, лево и десно полагаат по едно јајце; изведените ларви дупчат напречни карактеристични ходници, оштетувајќи го дрвото. Во Македонија се регистрирани 65 видови, од кои попознати се: *смреков поткорник* (*Ips typographus* L.), штетник на смрека и *боров поткорник* (*Myelophilus piniperda* L.), штетник на бор.

ЛИТ.: Zora Karaman, *Fauna na Makedonija I. Potkornici-Scolitoidea (Coleoptera: Insecta)*, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1971; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30. В. Т. К. – М. Кр.

**ПОТКОШУЛАЈКА** – долна облека што се носела непосредно на телото. Се изработувала од конопно или памучно платно или пак била *мелеска*, со основа од памук, а јаток од коноп. Тоа е всушност покуса и потенка кошула од горната кошула. Составена е од еден предник, задник и од два *ребрењака* од секоја страна и е со покуси ракави од кошулата. Ј. Р. П.

**ПОТКУЛИ, ВАРОШ** – една од некрополите на Прилеп, лоцира-




Некрополата Поткули во Варош (XII-XIII в.)

на североисточно од денешната населба Варош и средновековното подградие. Тоа е висока тераса на јужната падина на ридот Маркови Кули, на која се простирал средновековниот град Прилеп. Накитот што доминира во гробовите и надвор од нив се состои од наушници и обетки, метални и стаклени белезици, прстени и копчиња датирани од XII–XV в.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјалната култура на Македонските Словени во светлината на археолошките ископувања во Прилеп*, Прилеп, 1986, 190–192, сл. 63, 64. Ел. М.

**ПОТПОЛОШКИ** (Coturnix) – род птици од фамилијата вистински кокошки (Phasianidae), од кои во Македонија е регистриран еден вид потполошка (Coturnix coturnix).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ПОТРОШУВАЧКА НА ЗЕМЈОДЕЛСКИ ПРОИЗВОДИ.** Според податоците од Државниот завод за статистика, потрошувачката на земјоделските производи по жител во 2004 г. била следна:

| Производ | кг | Производ | кг/л |
|---|---|---|---|
| Леб | 71,6 | Млеко, слатко | 52,1 |
| Ориз | 8,6 | Кисело млеко, јогурт | 14,6 |
| Пилешко месо | 11,0 | Сирења сите видови | 10,7 |
| Говедско месо | 9,9 | Јајца, парчиња | 212 |
| Свинско | 7,6 | Шеќер | 20,8 |
| Овчо и јагнеш. месо | 1,1 | Кафе и какао | 2,9 |
| Свежа и замрзн. риба | 5,0 | Чоколода и кекс | 7,8 |
| Јаболка | 12,5 | Вино | 2,6 |
| Јужно овошје | 15,2 | Пиво | 15,6 |
| Бостан | 14,6 | Пипер | 30,7 |
| Грозје | 19,9 | Домати | 21,8 |
| Компир | 29,3 | Зелка | 13,2 |

Др. Ѓош.

**„ПОТТРЧАНО"** – македонско народно оро за мешан состав во 7/16 (3,2,2) ритам. Најчесто се игра во Скопско. Држењето за рацете е за китките, слободно спуштени надолу. Се игра во полукруг, полетно, со впечаток на поттрчување на десно, со брзи чекори на полустапалата. Обилува со потскоци и доскоци.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 135. Ѓ. М. Ѓ.



Сценска изведба на народното оро „Поттрчано"

**„ПОХВАЛА КИРИЛУ И МЕТОДИЈУ"** – ораториум за бас, рецитатор, хор и оркестар. М: Т. Зографски, Т: Св. Климент Охридски. Прво изведување: Скопје, 1969. Др. О.

**ПОЦЕСКИ, Апостол** (Неготино, 5. II 1935) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1979 до пензионирањето во 2000) по предмети од областа на теоријата на конструкциите. Магистрирал во Беркли (Калифорнија) 1965 г., докторирал во Белград (1968), специјалист за методот на конечни елементи, со меѓународни дострели. Научните постигнувања ги изложил во голем број публикувани трудови, меѓу кои и во книгите: „Теорија на конструкциите" (1986), „Mixed Finite Element Method" (Springer-Verlag, 1992), „Finite Element Method Based on the Diferential Equations" (Скопје, 1996), „Нумерички методи" (1999), „Динамика на конструкциите" (2002), „Основи на асеизмичкото проектирање" (со Б. Таневски, 2005). Љ. Т.

**ПОЦКОВ, Боро (Боривој)** (Мирко Шпанецот) (Струмица, 18. IV 1916 – Белград, 19. VI 1981) – графички работник, воен командант на НОАВМ и генерал-мајор на ЈНА. Како припадник на комунистичкото движење (од 1936) и член на КПЈ (од 1938), бил борец на интернационалните бригади – во Баталјонот „Дивизионарио" во Шпанската граѓанска војна (од 1. IV 1938), а потоа во заробенички логори во Франција. По окупацијата на Југославија бил на разни воени и политички должности на НОАВ во Босна и Херцеговина (1941), а потоа командант на Петтата оперативна зона на НОВ и ПОМ (од 1943), командант на Кумановскиот НОПО и на Струмичкиот НОПО, командант на баталјон, началник на штаб и командант на дивизија на НОВЈ. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето завршил воена академија и се наоѓал на разни командни должности во ЈНА. По пензионирањето бил пратеник во Собранието на СРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Фалсификувани пасоши за доброволците,* На шпанската земја. Сеќавања на учесници во Шпанската граѓанска војна, Скопје, 1961, 11-21; *Борбите на реката Ебро*, на истото место, 129-140; *Повторно доброволци*, на ист. место, 148-154.

ИЗВ.: *Автобиографија,* ракопис во Општинскиот одбор на СЗБ од НОВМ во Струмица.

ЛИТ.: *Интербригадисти од Македонија во Шпанската револуција.* Во срцето на Шпанија. Сеќавања на интербригадисти од Македонија, Скопје, 1975, (243); Божо Стефановски, *Боро Поцков – Мирко,* Во интернационалните бригади на Шпанија, Скопје, 1989, 90-96; Симо Младеновски, *Учеството на Македонците во Шпанската граѓанска војна,* библиографија, на истото место, 229-230, библ. единици 171-182. С. Мл.

**ПОЧВИ. Класификација на почвите.** Во РМ има 16 големи групи почви (редови), поделени на типови, поттипови, варијетети и форми. Големите групи почви и нивните типови (во заграда) се: ентисоли (лептосол, регосол, ареносол), флувисоли (флувијатилна почва, колувијална почва), молисоли (варовничко-доломитна црница, моличен ранкер, рендзина, чернозем), умбрисоли (умбричен ранкер), вертисоли (смолници), камбисоли (циметна шумска почва, црвеница, кафеава почва врз варовници и доломити, кафеава шумска почва), лувисоли (лесивирана почва), подзоли (кафеава подзолеста почва), планосоли (планосол), глејсоли (флувијатилно-ливадска почва, хидрогена црница, мочурливоглејна почва), солончаци (солончак), солонци (солонец), хистосоли (фибрисол, хемисол, сaприсол), антропосоли (ригосол, хортисол, ризосол, иарагричен антропосол, депосол, флотисол).

**Лептосол** – почва со личен контакт до 25 cm. Неразвиена или слабо развиена почва, со профил од типот (А)-R, со слабо развиен (иницијален) хоризонт или охри-




Ѓ. Филиповски: „Класификација на почвите на Република Македонија" (2006)

чен хоризонт. Кај нас се јавува како еродирана почва во нашите планини. Како чиста картографска единица изнесува 13.053 ha, а како комплексни единици со другите типови почви 378.327 ha. Се одликува со ниска продуктивна способност, особено поради плиткоста на профилот. Лептосолот се јавува како резултат на силно развиените ерозиони процеси кај нас.

**Регосол** – слабо развиена почва, со слабо развиен (иницијален) хоризонт. Образуван е од растресит супстрат, со длабок профил, без литичен контакт. Кај нас се јавува во котлините во брановидноритчести терени, кои се силно еродирани по уништувањето на шумата. Образуван е најчесто врз терциерни седименти. Типично лозарска и овоштарска почва, но се користи и за поледелски култури. На него се јавуваат најголем дел од зимските брдски пасишта.

**Ареносол** – подвижен песок што се образува со еолска ерозија и роседиментација на еродираниот материјал. Покрива 200 ha покрај Вардар во Гевгелиската Котлина. Не се користи во земјоделското производство.

**Алувијална (флувијална) почва** – современ речен нанос, подлабок од 25 cm, со слабо развиени или неразвиени педогенетски процеси. Содржи флувични почвени материјали и се одликува со слоевитост и со добра сортираност. Се јавува во нашите поширoки речни долини и покрива 131.599 ha. Тоа е една од најплодните наши почви. Се користи интензивно во земјоделското производство. Најголем дел е мелиориран (одводнет) или интензивно се наводнува.

**Колувијална (делувијална) почва** – почва образувана со еродирање на почвите од повисоките (планински и ридски) терени со површински води и поројни водотеци и со рецентна реседиментација на еродираниот материјал во подножјето на тие терени. Подлабока е од 20 cm, има слабо развиени педогенетски процеси, изразита слоевитост и слаба сортираност на материјалите. Вкупната нејзина површина кај нас изнесува 159.600 ha. Се користи интензивно во земјоделското производство (лозарство, овоштарство). Често се наводнува со бистри планински води.

**Варовничко-доломитна црница** – почва со тип на профилот A-R, со добро развиен црн хумусен хоризонт, длабок најмногу 30 см, кој лежи врз чисти компактни варовници и доломити. Покриена е со високопланинска тревна вегетација, која се користи за летна паша во нашите планински региони (во алпскиот и субалпскиот). Зазема 220.000 ha.

**Моличен ранкер** – почва со тип на профилот A-R или A-AC-C-R, со добро развиен моличен хоризонт што лежи врз базични и ултрабазични стени или врз нивни реголит. Покриен е со високопланинска тревна вегетација, која се користи за летна паша. Заедно со умбрисолите покрива 233.000 ha, од кои само мал дел припаѓа на моличниот ранкер.

**Рендзина** – почва со тип на профилот A-AC-C, со темен моличен хоризонт, поплиток од 40 cm. Се образува врз растресит супстрат богат со карбонати (разни видови терциерни седименти) во нашите котлини (брановидноритчести терени). Се користи интензивно во земјоделството (поледелство, лозарство, овоштарство). Покрива 32.800 ha заедно со черноземот.

**Чернозем/црнозем** – почва со тип на профилот A-AC-C, со темен моличен хоризонт подебел, од 40 cm. Се образува врз растресит карбонатен супстрат, иловичест и богат со илит (лесовидни или староквартерни или плиоценски седименти). Се јавува најмногу во најсувото континентално-субмедитеранско подрачје во нашите котлини (брановидно-ридски терени). Плодна почва што се користи интензивно во земјоделството, особено ако се наводнува. Покрива 32.800 ha заедно со рендзаната.

**Умбричен ранкер (умбрисол)** – хумусно-силикатна почва, со тип на профилот A-AC-C-R или поретко A-R, со добро развиен темен умбричен хоризонт. Образуван е врз силикатни и кварцни стени или врз нивен резидуален реголит во нашите планински терени (алпско и субалпско подрачје). Најголем дел од високопланинските пасишта што служат за летна испаша се на оваа почва. Нејзината површина изнесува 221.400 ha како чиста картографска единица, а во вид на комплекси со регосоли уште 12.000 ha.

**Смолница (вертисол)** – почва најчесто со тип на профилот A-AC-C, со вертичен хоризонт до длабочина од 100 cm, со глина над 30%, богата со монтморилонит и со капацитет на апсорпција поголем од 40 смо (+)kg$^{-1}$. Тешка почва со лоши физички својства, образувана врз глинести седименти или базични и ултрабазични стени и нивен реголит. Се јавува во нашите котлини (брановидноридски терени) и се користи интензивно во земјоделството. Нејзината површина изнесува 61.900 ha. Дел од овие почви се наводнува.

**Циметна шумска почва** – со тип на профилот A-(B)-C. Има охричен или моличен хумусен хоризонт под кој лежи оглинен камбичен хоризонт, кој е главна карактеристика за оваа почва. Почвата е бескарбонатна и се образува најчесто од разни седиментни стени, кои можат да бидат бескарбонатни или карбонатни. Се јавува во нашите најсуви котлини, главно во континентално-субмедитеранското подрачје врз брановидно-ритчести терени, кои порано биле покриени со дабова вегетација која е сега во најголем дел уништена така што почвата се користи интензивно во земјоделството (главно лозарска почва). Голем дел се наводнува. Како одделна картографска единица зафаќа 113.359 ha, а во комплекси со други почви (регосоли, рендзини и лесивирани почви) уште 222.651 ha.

**Црвеница** – почва со тип на профилот A-(B)-rz-R. Има охричен или моличен хумусен хоризонт, под кој се јавува карактеристичен црвен резидуален камбичен хоризонт. Почвата е бескарбонатна, образувана врз чисти варовници и доломити во нашите варовнички планини, главно под дабова вегетација.

**Кафеава почва врз варовници и доломити** – почва со тип на профилот A-(B)rz-R. Има охричен моличен или умбричен хоризонт, под кој се јавува кафеаво обоен камбичен резидуален хоризонт. Почвата е бескарбонатна и се образува врз чисти варовници и доломити во нашите планини, главно под дабова вегетација. Зафаќа 93.000 ha.

**Кафеава шумска почва** – почва со профил од типот A-(B)-C. Има хумусен охричен, моличен или умбричен хоризонт под кој лежи типичен (обичен) камбичен хоризонт. Се јавува најчесто врз бескарбонатни кварцни и силикатни

стени. Почвата е бескарбонатна и кисела, образувана главно во планинските терени, најчесто под букова вегетација. Една од најраспространетите почви кај нас. Текстурно е недиференцирана или слабо диференцирана. Зафаќа 925.000 ha.

**Лесивирана почва** – почва што има под природна вегетација тип на профил A-E-Bt-C. Под охричниот или умбричниот хумусен хоризонт се јавува лесивиран елувијален хоризонт, а под него аргиличен хоризонт. Профилот на почвата се одликува со силна морфолошка, текстурна и друга диференцираност. Како чиста картографска единица зафаќа 21.600 ha, а во комплекс со други почви 6.350 ha, од кои дел се под природна дабова вегетација а дел се обработува.

**Кафеава подзолеста почва** – почва што се одликува со органски хоризонт, под кој се јавува мешовит умбрично-елувијален хоризонт со слаба елувијарија, а под него карактеристичен дифузен хумоферисподичен хоризонт, кој може да има два ката. Се јавува под шумска вегетација (смрча и молика) во нашето субалпско планинско подрачје. Изразито кисела почва. Зафаќа мали површини.

**Планосол** – почва со силна текстурна диференцираност, со полесен елувијален планосоличен хоризонт, заситен со горни подземни води. Под него се јавува непропустлив хоризонт, со остра и хоризонтална граница меѓу нив. Се јавува на порамни површини под дабова вегетација. Обработените површини треба да се мелиорираат.

**Флувијално-ливадска почва** – почва со тип на профилот A-C-Gso или A-AC-C-Gso. Се образува во речните лаки од рецентни алувијални наноси, со подземни води подлабоко од 100 cm. Има терестричен моличен хумусно-акумулативен хоризонт, а под него глеичен оксиморфичен хоризонт, подлабоко од 100 cm. Денес е мелиорирана (одводнета). Се користи интензивно во земјоделското производство (главно за нивски култури) и се одликува со висока плодност. Заедно со мочурливо-глејната почва зафаќа 39.395 ha.

**Хидрогена црница** – почва со тип на профилот A-AC-Gso или A-AC/Gso-Gso, со темно обоен моличен хоризонт, подебел од 50 cm и често со вертични својства, со развлечен глеичен оксиморфичен хоризонт, подлабоко од 100 cm. Подземните води се подлабоко од 100 cm и се одликуваат со силно осцилирање на нивото. Се образува во речните лаки од рецентни, најчесто глинести алувијални наноси. По мелиорирањето се одликува со висока плодност и се користи интензивно во земјоделството (главно за нивски култури). Заедно со ливадските и мочурливо-глејните почви зафаќа 40.000 ha.

**Мочурливо-глејна почва** – почва со тип на профилот A-Gso-Gr или A/Gso-Gso-Gr, со хумусен хоризонт со знаци на хидроморфизам, поплиток од 50 cm, а под него со глеичен оксиморфичен и глеичен редуктиморфичен хоризонт. Се образува од алувијални наноси во речните лаки и заситена е со вода ако не е мелиорирана. По мелиорирањето (одводнувањето) се одликува со висока плодност и се користи интензивно во земјоделството (главно за нивски култури). Заедно ливадските и мочурливо-глејните почви зафаќаат 40.000 ha.

**Солонец** – почва со тип на профилот A/E-Btna-C. Се образува главно од алувијални наноси под влијание на послабо засолени и нешто подлабоки подземни води отколку во солончакот. Се одликува со јасна текстурна и друга диференцираност. Моличниот или охричниот хоризонт е истовремено и елувијален. Под него лежи натричен хоризонт Btna кој е, всушност, аргилувичен хоризонт но со столбеста структура и со повеќе од 15% атсорбирани натриумови јони. Заедно со солончакот покрива 11.000 ha. Неплодна почва со можни скапи мелиорации.

**Солончак** – почва со профил од типот Asa-G или Asa-CG, без текстурна диференцираност и без натричен хоризонт. Има саличен хоризонт, подебел од 15 cm, со над 1% соли и нивна ефлоресценција. Подземните води се плитки и засолени. Неплодна почва со можни скапи мелиорации. Покриена со халофитска вегетација. Заедно со солонецот покрива 11.000 ha.

**Хистосол** – тресетна почва. Голема група почви, која се одликува со присуство на хистичен хоризонт, подлабок од 30 cm и со повеќе органски материи од 30%. Се образува во депресиите на инундационите тераси, покрај нашите езера и во депресивните терени во планините. Во зависност од тоа дали во него преовладуваат фибричните, хемичните или сапричните почвени материјали се дели на три типа: фибрисол, хемисол, саприсол. Зафаќа 700 ha. Во зависност од тоа каде се јавува се разликува котлинско и планинско тресетиште. Со мелиорирање на котлинските тресетишта, добиени се мошне плодни почви со високи приноси од градинарски и овошни култури. Покрај овие почви, постојат и антропогени почви (в. *антропогени почви).*

ЛИТ.: Ѓ. Филиповски, *Почвите на Република Македонија*, I-V, МАНУ, Скопје, 1995-2001; истиот, *Класификација на почвите на Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 2006. Ѓ. Ф.



Карта на пошумувањето во акцијата на Владата на РМ во Денот на дрвото (12. III 2008)

**ПОШУМУВАЊЕТО ВО РМ.** Пошумување значи подигање шумски култури на голи терени. Во РМ се смета на околу 380 000 ha голини. Најстарите шумски култури се наоѓаат во Крушино близу Кичево и се состојат од црн и бел бор на површина околу 300-400 ha. Подигнати се во 1927–1930 г. Истовремено се подигнати и црноборови култури на Шаторов Камен близу Прилеп. Пошумувањата биле поинтензивни по Втората светска војна заради спречување на порои и поплави, како и за оформување полезаштитни појаси. За таа цел се извршени пошумувања на Водно, на сливот на Брегалница, на подрачјата на Крива Паланка, Облаковска Коса, потоа во Светиниколско, а истовремено се подигнати и полезаштитни појаси во Овче Поле и Пелагонија. За да се облагороди просторот, покрај автопатот се подигнати шумски култури кај Криволак и близу Демир Капија (Гоцева Гора). Во 70-тите години се започнати обемни пошумувања во Свиларе, Скопско, Велешко, Битолско. Се смета дека до 2000 г. се пошумени околу 200.000 ha. Иако пошумувањата сè уште се актуелни, сепак приоритетни се прoредите, чистењата и заштитата на културите. Р. Р.

**ПРАВА НА ПРИПАДНИЦИТЕ НА ЗАЕДНИЦИТЕ ВО РМ.** Припадниците на заедниците во РМ уживаат општи и посебни гаранции на слободите и правата утврдени во Уставот од 1991 г. (европски интегративен модел) и во Амандманите од 2001 г. (македонски модел на мултикултурна држава), врз основа на највисокото

ниво дефинирано во меѓународните (универзални и регионални) акти за заштита на човековите (малцинските) слободи и права.

ЛИТ: Татјана Петрушевска, *Осшварување на йравашa на ешничкиише заедници во РМ,* Заеднички вредности, Скопје, 2005; Татјана Петрушевска, *Осшварување на йравошо на уйошреба на јазициише на заедницише во комуникацијаша со орїанише на државнаша власш во РМ: усоїласеносш со Рамковнаша конвенција за зашшиша на националнише малцинсшва и Евройскаша йовелба за реїионалнише или малцинскише јазици*, на истото место. Т. Петр.

**ПРАВИЛА – УСТАВ НА МАКЕДОНСКИОТ ВОСТАНИЧКИ КОМИТЕТ** (1878) – устав за раководење на Востанието до ослободувањето на земјата и до создавањето самостојна македонска држава. Со Уставот било определено Востанието од локално да се прошири на целата територија на Македонија. Во Востанието учествувале и можеле да учествуваат луѓето од Македонија што се чувствувале Македонци и кои сакале слобода за Македонија. Востаничките сили ја претставувале редовната македонска војска, составена од пешадија и коњица, организирана во капетании (од по сто редовни војници). Во македонската востаничка народна војска, освен од редовните единици, влегувало целото македонско население од ослободената и од неослободената територија, должно да придонесе за успехот на ослободителното дело. За борбеноспособното население се воведувала евиденција и систем за мобилизација. Со Уставот се уредувале: организацијата на граѓанската и на воената востаничка власт, редот и безбедноста. Централниот комитет, како политичко тело, бил должен по Ослободувањето да подготви Устав за уредување на македонската држава, како автономна во рамките на османлиската држава или како самостојна.

ЛИТ.: Зб. *Правилаша-Усшавош на Македонскиош восшанички комишеш во Кресненскошо восшание*, Скопје, 1980. М. Мин.


ПРАВО (Le Droit)

Неделениот весник „Право“ (Софија, 1894-1903)

**„ПРАВО“** (Софија, 12. XI 1894 – 13. III 1903) – неделен весник, орган на политичките и духовните интереси на бугарското население во Турција, а потоа орган на македонско-одринските интереси. Тоа е еден вид легален орган на ТМОРО. Го уредувале Васил Маков (одговорен уредник), Никола Наумов (одговорен уредник од бр. 13), Хр. Дојчинов и Т. Карајовов. Излегувал секој петок. Меѓу другото, во него е објавена статијата „Македонското ослободително дело на бугарска почва“ од Ѓорче Петров.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојош на македонскиош йечаш и новинарсшво* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 91–93; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преїлед на македонскиош йечаш (1885–1992),* Скопје, 1993, 95. С. Мл.


ПРАВО

Дневниот весник „Право“ (Солун, 1910-1913)

**„ПРАВО“** (Солун, 18. IX 1910 – 7. V 1913) – дневен политичко-општествен весник, орган на Сојузот на бугарските конституциони клубови. Го уредувале Димитар Влахов, К. Димитров, Т. А Каев (одговорен уредник), Никола Наумов (сопственик и главен уредник), П. Томов, Димо Хаџидимов и др. Бил печатен во печатницата на Јордан Јарцев. Објавени се вкупно 721 број. Престанал да излегува поради забрана од властите.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојош на македонскиош йечаш и новинарсшво* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 242–244; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преїлед на македонскиош йечаш (1885–1992),* Скопје, 1993, 96. С. Мл.

**ПРАВОКРИЛЦИ** (*Orthoptera*) – инсекти со хитинизиран преден пар прави крилја, поради што го добиле името (*orthos* гр. = прав и *pteron* гр. = крило). Имаат устен апарат за грицкање. Абдоменот им е составен главно од 10 сегменти. Се хранат, претежно, со листови, плодови и корења од различни растенија и градинарски култури. Поголемиот број видови предизвикуваат штети во стопанството. Исклучок се богомолките кои преминале на животинска исхрана. Овој ред опфаќа неколку десетици илјади видови. Во Македонија се регистрирани 178 таксони, од кои 13 се ендемични. Поделени се на неколку подредови: лебарки (*Blattoidea*), *боїомолки* (*Mantoidea*), *фазмидии* (*Phasmoidea*) и *скакулци* (*Saltatoria*).



Скакулец



Богомолка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоїија на без-'рбешнише живошни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.


МАКЕДОНСКИ ПРАВОПИС

Првиот македонски правопис (1945)

**ПРАВОПИС НА МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК.** Во XIX в. се појавиле неколку обиди за кодификација на македонскиот јазик, а првата полна кодификација ја направил К. П. Мисирков во книгата „За македонцките работи“ (Софија, 1903), каде што ги изнел принципите за содавањето на македонскиот литературен јазик и правопис. Во книгата и во сп. „Вардар“ (1905) и практично ги реализирал своите погледи, во согласност и со Програмата на Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург.

Првиот предлог за државни „времени правила“ за македонскиот литературен јазик бил разгледуван на I заседание на АСНОМ (2. VIII 1944) во дискусиите за јазикот и за правописот. По Ослободувањето биле формирани неколку комисии и најпосле Министерството за народна просвета, по предлог на Комисијата за јазик и правопис, донело две решенија: првото за усвојување на македонската азбука (3. V 1945) и второто, за усвојување на македонскиот правопис (7. VI 1945). Комисијата за јазик и правопис својата работа ја поставила на следниве принципи што наполно се совпаѓаат со трите принципа што ги постави К. П. Мисирков во 1903 г.: 1. како основа за македонскиот литературен јазик да се земат централните македонски говори, 2. речникот на литературниот јазик да се збогатува од сите македонски дијалекти и 3. македонската азбука треба да има толку букви колку што има гласови во литературниот јазик, а правописот да биде изграден врз фонетскиот принцип.

Сепак, во првиот правопис се прифатиле и некои црти од велешкиот говор (на пр., кај глаголите, формите на -уе: кажуе, купуе), па во 1948 г. се извршени првите измени и дополнувања на правописот (глаголската наставка -уе се заменува со -ува).

Во повеќедецениskиот слободен развој на македонската држава се појавија неколку стереотипни изданија на македонскиот правопис: „Македонски правопис со правописен речник“ од Блаже Конески и Крум Тошев (1950); „Правопис на македонскиот литературен јазик“ (1969) од Божидар Видоески, Тодор Димитровски, Кирил Конески, Крум Тошев и Рада Угринова-Скаловска; „Правопис на македонскиот литературен јазик со правописен речник“ (1970) од Б. Видоески, Т. Димитровски, К. Конески, Кр. Тошев и Р. Угринова-Скаловска. Поголеми измени на правописот се направени во изданието од 1999 г. („Правописот на македонскиот литературен јазик, издание со изменет и дополнет текст“ од Б. Видоески, Т. Димитровски, К. Конески, Р. Угринова-Скаловска, под редакција на Т. Димитровски), а во истата година се појави и одделен „Правописен речник на македонскиот литературен јазик“ од К. Конески. Во овие изданија се одразени промените што се случија во целокупниот општествен живот, кои имаа одраз и врз развојот на македонскиот стандарден јазик.



Новото издание на Правопис на македонскиот литературен јазик (1999)

ЛИТ.: Бл. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје, 1965; истиот, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје, 1952; Бл. Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874-1926)...*, Скопје, 1966; истиот, *Сознајби за јазикот, литературата и нацијата*, МАНУ, 2001; Тр. Стаматоски, *Борба за македонски литературен јазик*, Скопје, 1986. Г. Цв.

**ПРАВОСЛАВЕН БОГОСЛОВСКИ ФАКУЛТЕТ** „Св. Климент Охридски“ (Скопје, 1977) – највисоката духовно-просветна и научна институција во Македонската православна црква. Основан десет години по обновувањето на Охридската архиепископија и прогласувањето на автокефалноста на Македонската православна црква за да подготвува високообразовани и стручни кадри за потребите на Црквата и на општеството и за изучување и унапредување на православните богословски стручни и научни дисциплини. Функцијата ја врши под непосреден надзор и грижа на Светиот архијерејски синод на МПЦ, на надлежниот архијереј и на државата. Факултетот работи според програма слична со програмите на високообразовните институции на другите православни цркви. Право да студира на овој Факултет има секој православен граѓанин, без оглед на неговата народност и државјанство. Со одобрение на Архиепископот Охридски и Македонски, слушатели можат да бидат и лица од друга вероисповед. Факултетот соработува со сродни институции во земјата и во странство. Досега се запишале 1.207 студенти, дипломирале 230, а двајца докторирале. Ј. Так.


Православниот богословски факултет во Скопје

**ПРАВОСЛАВИЕ** (ортодоксно христијанство) – прва, изворна христијанска вероисповед. По расколот во 1054 г., православието се развива како Источна вселенска (соборна и апостолска) црква со седиште во Цариград. Повод за одвојувањето на Западната (Римокатоличката) христијанска црква била католичката иновација Filioque, според која Светиот Дух произлегува и од Синот Божји, а не само од Богот Отецот. Основа на православното христијанство е верата дека Бог е Света Троица: Бог Отец, Бог Син и Бог Свети Дух. Бог е Еден и Троичен. Тоа не се три бога, туку само еден, а трите божествени Личности имаат една иста суштина. Православните верници живеат и практикуваат седум свети тајни: крштение, миропомазание, исповед, причест, брак, свештенство и маслосвет. Кон нив се додава и молитвата, поклонувањето на крстот, моштите на светителите и на светите места, почитувањето на иконите и на светителите, почитувањето на подвижните и на неподвижните празници и др. Основата на православното христијанство е воскресението на Исус Христос и верата во бесмртноста на човекот. Средиштето на православното богослужење е Светата литургија. Денес постојат повеќе помесни православни цркви, меѓу кои е и Македонската православна црква.

ЛИТ.: В. Георгиева, *Филозофија на исихазмот*, Скопје, 1993. В. Г.-П.

**ПРАЖИВОТНИ** (*Protozoa*) – едноклеточни организми со микроскопски димензии. Тие се најпримитивните организми во животинското царство. Името го добиле од грчките зборови *protos* = први, *zoon* = животни. Познати се околу 30.000 видови што ги населуваат слатките и морските води и почвата. Во Македонија се утврдени 113 видови, од кои 32 се ендемични. Пого-



Праживотни (протозои)


Амеба

лемиот дел од нив (79 видови) живеат слободно, а помал дел (34 видови) живеат ендопаразитски на растенијата, како и на сите видови животни (од праживотните до човекот). Некои од паразитските видови се предизвикувачи на тешки заболувања и кај човекот, како амебната дизентерија и маларијата. Во оваа голема група организми спаѓаат: *камшикари* (*Mastigophora*), *амеби* (*Sarcodina*), *сӣорозои* (*Sporozoa*), *цилиаӣи* (*Ciliata*) и *сукӣории* (*Suctoria*).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоолоӣија на без'рбеӣниӣе живоӣни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.


Театарска претстава на КУД „Пралипе"

**„ПРАЛИПЕ", КУД** (Скопје, 1949– ) – културно-уметничко друштво на скопските Роми. Основано е од група ентузијасти. Има приредено неколку илјади концерти во земјата и во странство, со први награди на фестивалите во Дижон (Франција), Закопане (Полска) и во други европски земји. Има значаен придонес во афирмацијата на ромската култура. М. Кит.

**ПРАСИКА (КАЛИНА)** (Ligustrum vulgare L., фам. Oleaceae) – листопадна грмушка од Средна и Јужна Европа и од Северна Африка. Листовите се спротивно поставени, елипсовидни, на врвот заострени. Цветовите се бели, собрани во метлести соцветија, а плодовите се црни бобинки. Кај нас е застапена во дабовиот регион на повлажни станишта. Ценета грмушка за создавање живи огради. Ал. Анд.


Прасика

**ПРАСКА** (Prunus persica L.) – плод за исхрана и за сокови. Првиот интензивен насад на 100 ha, со садници од Италија, е подигнат во стопанството „Росоман" (1960). Површините под праски во РМ достигнаа над 1000 ha (1980–1990), а производството 16,4 илјади t. По 1991 г. површините и производството се намалуваат до 4,3-3,5 илјади t (1995–1997). Последниве години (2004, 2005) бројот на родните стебла достигнува 454 илјади, а производството 11–12 илјади t. Најголемиот производен центар, со над 60% од производството, е Росоман, со неколку околни села. Б. Р.


Праски


Праски нектарини

**ПРАШУМА ВО МАКЕДОНИЈА** – природна шума исклучена од стопански активности што не е загрозена од загадување.

По Втората светска војна во РМ насади со прашумски карактер се наоѓаа во тешко достапните терени на Беласица, Кожуф, Караорман, Плачковица и други и врз база на тие дрвни маси е планирана дрвната индустрија. Една чиста букова шума со прашумски карактер на Осоговската Планина останала недопрена. Таа се наоѓа во сливот на Злетовска Река, меѓу 1473 и 1600 m надморска висина, во пределите Мртвица и Емиричка Шума. Геолошката подлога е гнајс, длабока е до 60 cm, кисела pH=4,3-5,8. Шумата зафаќа 458 ha и е детално проучена по надморски височини од Ц. Ивановски (1978). Нејзината возраст е 140–160 години и има 450–700 стебла на 1 ha. Висока е 28–30 m и дебела 24–44 cm. Дрвната маса изнесува 557–772 $m^3$/ha. Во шумата нема обнова што според сфаќањето на Lajbungud (швајцарски одгледувач на шуми) прашумата се наоѓа во оптимална фаза на развој. Р. Р.


Прашума во Македонија

**ПРВ КОСОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „РАМИЗ САДИКУ"** (с. Извор, Кичевско, 26. IX 1943 – с. Сливово, Охридско, 1. XI 1943) – воена единица на НОВ и ПОЈ. Баталјонот е формиран од политички затвореници од Косово во логорот Герман (кај Бурела, Тирана). Откако воспоставиле врски со албанските партизани во околината (јуни 1943), по капитулацијата на Италија, 150 политички затвореници, организирани во баталјон, со избрано раководство, но со само две пушки, пристигнале во слободниот Дебар. На официјалното формирање во с. Извор делегатот на ЦК на КПЈ и на ГШ на НОВ и ПОЈ Светозар Вукмановиќ - Темпо го именувал како Прв косовски народноослободителен баталјон „Рамиз Садику". По брзото вооружување на територијата на Македонија, заедно со Шиптарскиот народноослободителен баталјон и Македонскиот народноослободителен баталјон „Мирче Ацев", воделе жестока борба против германските и балистичките сили кај кичевското с. Брждани (5. X), а потоа кај кичевските села Извор, Кленовец, Малкоец и Подвис (6. X), со големи обострани загуби. Баталјонот се истакнал и во борбите за Ослободувањето на Кичево (1. XI), а потоа ги продолжил борбите против балистичките и германските сили на пл. Буковик (2–6. XI). При формирањето, влегол во составот на Првата македонско-косовска народноослободителна ударна бригада.

ЛИТ.: Д-р Велимир Брезовски, *Ослободиӣелнаӣа војна во Македонија во 1943*, Скопје, 1971; Гоце Митевски, *Првоӣо ослободување на Кичево и борбаӣа за одбрана на ӣрадоӣ*, Слободните територии во Македонија, Скопје, 1975, 239-253. С. Мл.

**ПРВ КУМАНОВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН БАТАЛЈОН „ЈОРДАН НИКОЛОВ-ОРЦЕ"** (с. Пелинце, Кумановско, 1. XII 1943 – с. Жегљане, Кумановско, 26. II 1944) – воена




Борбениот пат на Првиот кумановски народноослободителен баталјон „Јордан Николов-Орце“

единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 116 борци на Скопско-кумановскиот НОПО и новопристигнати борци. Водел борби против четничките сили во Козјачијата и кај с. Дренак (10. XII), вршел диверзии на пругата Врање-Куманово-Романовце, водел успешни борби со бугарската војска и полиција во Кратовско (26 и 27. XII), кај с. Пелинце, Кумановско (13. I 1944), кај с. Билјача, Прешевско (7. II) и др. Бидејќи нараснал на околу 250 борци, од неговиот состав и од новопристигнати борци бил формиран новиот Втори кумановски НО баталјон „Христијан Тодоровски-Карпош“ (с. Бајловце, 22. II 1944). При формирањето на Третата НОУБ влегол во нејзиниот состав.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941-1945.* Документи, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен-зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 177–178. С. Мл.

**ПРВ ЦРКОВНО-НАРОДЕН СОБОР** (Скопје, 4. III 1945) – одржан со учество на над 300 делегати – свештеници и мирајни и поздравен од Претседателот на Президиумот на АСНОМ Методија Андонов–Ченто. Соборот донесол Резолуција да се возобнови Охридската архиепископија како самостојна Македонска црква; да не биде потчинета на никоја друга помесна национална црква, а Црквата да има свои народни епископи и народно свештенство за да се запазат карактерните особености на македонскиот народ.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода,* Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква,* Скопје, 1972; Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ПРВА БАЛКАНСКА ВОЈНА** (октомври 1912 – мај 1913) – војна меѓу државите од Балканскиот сојуз (Србија, Бугарија, Црна Гора и Грција) и Турција за нејзините балкански владенија, при што дошле до израз нивните завојувачки претензии кон Македонија. Договарајќи се за нејзината поделба, Бугарија и Србија потпишале и таен анекс, со кој територијата на Македонија ја прогласиле за „спорна“, за која, како арбитер, треба да реши рускиот цар. Двете завојувани страни мобилизирале по околу 720.000 војници. Непосреден повод за војната бил крвавиот терор на османлиските власти во Македонија. Воените операции прва ги започнала Црна Гора (8. X), потоа Србија и Бугарија (17. X) и Грција (18. X). По жестоките битки на српската војска кај Куманово (23–24. X) и Битола (16–18. XI), сојузничките сили влегле во Солун (27. X 1912). Во составот на воените сили на државите од Балканскиот сојуз учествувале и голем број Македонци, со надеж дека христијанските соседни држави ќе им ја дозволат очекуваната слобода. Во редовите на т.н. *Македонско-одринско ополчение* во рамките на Бугарската армија војувале околу 15.000 Македонци, но пратени на Тракискиот фронт. И во редовите на српската и грчката војска активно учествувале голем број Македонци, а дејствувале и 78 организирани македонски чети со 2.000 комити кои ги помагале сојузничките војски во Македонија. Особено активна била четата од 500 четници на Јане Сандански. Тој на приемот во заземениот Солун наздравил за автономна Македонија, што предизвикало голем револт и закани од бугарските офицери. Како претставник на Македонската колонија во Петроград, во Македонија пристигнал и Димитрија Чуповски (декември 1912). На организираната Општомакедонска конференција во Велес, со учество и на Петар Попарсов, Алексо Мартулков, Ризо Ризов и други претставници од разни краишта на Македонија, била разгледана настанатата состојба и неопходните патишта за создавање независна македонска држава. Конференцијата му дала полномошно на Д. Чуповски преку Македонската колонија во Петроград да го застапува македонскиот народ пред меѓународната јавност и било предвидено тој и П. Попарсов да заминат во Париз и Лондон. За таа цел во Петроград била објавена Карта на Македонија од Д. Д. Чуповски и заедно со „Меморандумот за независноста на Македонија“ (од 1. III 1913) биле испратени до англискиот министер за надворешни работи и до амбасадорите на големите сили во Лондон. Исто така, биле објавени и повеќе статии во печатот, со бројни настапи на Македонците на масовни јавни собири во одбрана на слободата, целоста и независноста на Македонија и македонскиот народ. Било покренато и списанието „Македонскій голосъ“ („Македонски глас“) (7. VI 1913), а била напечатена и книшката на Наце Димов „Македонија во минатото, сегашноста и иднината“ (1913). Поразената Османлиска држава била принудена да ги прифати мировните договори во Лондон (4. XII 1912 и 31. V 11913), но сојузниците не отстапувале од својот план за поделба на Македонија, околу што посебно се вжештил српско-бугарскиот спор. Не дочекувајќи ја арбитражата на рускиот цар, биле направени сите подготовки за нов, сега меѓусојузнички судир. Така започнала



Влегување на српската војска во Куманово (1912)

Втората балканска војна со напад на бугарската војска против српската кај реката Брегалница и против грчката војска кај Кукуш (30. VI 1913).

ЛИТ.: Ѓорѓи Абаџиев, *Балканските војни и Македонија,* Скопје, 1958; Д-р Петар Стојанов, *Тројната поделба на Македонија,* Скопје, 1968; истиот, *Македонија во времето на Балканските и Првата светска војна (1912–1918),* Скопје, 1969; Делбите на Македонија (1912–1944), Скопје, 1972. С. Мл.



Делегатите на Првата балканска социјалдемократска конференција (Белград, 7. IX 1910)

**ПРВА БАЛКАНСКА СОЦИЈАЛДЕМОКРАТСКА КОНФЕРЕНЦИЈА** (Белград, 7. IX 1910) – собир на балканските социјалдемократски партии. На Конференцијата бил заземен став за дејствување за создавање Балканска Федерација врз основа на национална рамноправност и локална самоуправа. Македонскиот делегат (на македонски јазик) го осудил мешањето на големите сили и балканската буржоазија.

ЛИТ.: *Работничкото и комунистичкото движење во Македонија*, Скопје, 1970; *Hronologija radničkog pokreta i SKJ 1919–1989*, Beograd, 1980. О. Ив.

**ПРВА МАКЕДОНСКА ЕГЕЈСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА УДАРНА БРИГАДА** (Градскиот стадион во Битола, 18. XI 1944 – 2. IV 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од дел од македонските воени единици што се одделиле од ЕЛАС и од дел од Македонската НО бригада „Гоце Делчев“. Формациски била поделена на Костурски, Лерински, Воденски и Придружен баталјон со тешкото вооружување. По формирањето на организации на КПМ во одделните единици, се одржала Првата партиска конференција на бригадата (Битола, 22. XI 1944). Бригадата ги разбила балистите во с. Острец (Битолско, 4/5. XII) и ги ликвидирала со гонење (6 и 8. XII). Подоцна била упатена кон Полог (3. I 1945) за ликвидирање на заостанатите балистички сили и по тридневен марш стигнала во Гостивар (6. I). Младинската организација на бригадата избрала 5 делегати и тие учествувале во работата на Вториот конгрес на НОМСМ (Скопје, 6-8. I). Во Полог стационарно се поделила на неколку дела: во Гостивар, во с Врапчиште и Баница (Гостиварско) и во Тетово. Во двомесечните акции на просторот од с. Зајас (Кичевско) до Полог и кон Шар Планина биле ликвидирани над 400 балисти и нивни соработници (јануари-февруари). Од новопристигнатите борци биле формирани уште два баталјона и потоа била преместена во Скопје (почетокот на март), поделена на два ешалона (7. III): првиот ешалон преместен во Гевгелија, а вториот во Битола и потоа расформирани (2. IV 1945), а борците прераспределени во други воени единици.

ИЗВ.: ДАРМ, Збирка „Егејска Македонија во НОВ 1941-1945“, а.е. 278, 287, 290, 325/4,22,32 и 362; Ристо Кирјазовски, *Македонците и односите на КПЈ и КПГ (1945-1949). Официјални документи и коментари.* Скопје, 1995.

ЛИТ.: Наум Пејов, *Прилози за односот на раководството на КПГ по македонското национално прашање*, Скопје, 1953; Вангел Ајановски–Оче, *Егејски бури. Револуционерното движење во Воденско и НОВ во Егејска Македонија,* Скопје, 1975. С. Мл.

**ПРВА КОНФЕРЕНЦИЈА НА БАЛКАНСКАТА МЛАДИНА** (Скопје, 11 I 1945) – политичка средба на претставници на младинските организации од балканските земји. Учествувале делегации од Југославија, Албанија, Бугарија и Грција. Се разговарало за соработката и била донесена Резолуција за зближување на младите од Балканот.

ЛИТ.: Д-р Виолета Ачкоска, *Македонија во југословенската федерација 1943–1991* (хронологија), Скопје, 2001. Н. В.

**ПРВА МАКЕДОНСКА АРТИЛЕРИСКА БРИГАДА** (Скопско Кале, 16. XII 1944 – 22. IV 1945) – воена единица на ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија. Била формирана од Битолската, Кумановската, Скопската и Струмичката артилериска бригада. Формациски била поделена на два артилериски и еден противавионски дивизион. Поради учеството во божиќната побуна во касарните на Скопското Кале, со наредба на ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија (18. II 1945) Првиот артилериски




Првата македонска егејска народноослободителна бригада во слободна Битола (1944)

дивизион бил разоружан, а борците прераспределени во други воени единици. Вториот артилериски дивизион, обучен од југословенски и руски инструктори и пополнет со нови борци, бил реорганизиран во Прва и Втора македонска артилериска бригада и по наредба на Врховниот командант на НОВЈ Ј. Б. Тито (20. II 1945) биле упатени во состав на Четириесет и втората и Четириесет и осмата (македонска) дивизија на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ на Сремскиот фронт (2. III 1945).

ИЗВ.: АВИИ, Белград, к. 241, рег. бр. 3-1/2.

ЛИТ.: Boro Mitrovski, *Petnajesti (makedonski) udarni korpus NOVJ,* Beograd, 1983; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонскаша војска 1944-1945,* Скопје1999, 153-154. С. Мл.



Дел од борците на Првата македонска народноослободителна пролетерска бригада



Првата македонска народноослободителна бригада на денот на формирањето (Локов, 8 VII 1944)

**ПРВА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА УДАРНА ПРОЛЕТЕРСКА БРИГАДА** (с. Локов, Струшка Малесија, 8. VI – 28. IX 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ, а потоа во состав на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ. Била формирана од околу 500 борци на два македонски баталјона на Првата македонско-косовска НОУБ (Кичевско-дебарскиот баталјон и Ресенско-охридскиот), борци на НОПО „Јане Сандански“, Велешкиот НОПО, Костурскиот НОПО и новопристигнати борци. Успешно ги напаѓала германските сили на комуникациите Струга–Дебар, Охрид–Кичево и Ресен–Охрид и дејствувала против балистичките сили на поширокото подрачје на Дримкол, Малесија, Галичко и Гостиварско. Во содејство со други воени единици, учествувала во ослободувањето на Дебар и Кичево, во разоружувањето на бугарската армија (по 9. IX) и во ослободувањето на Прилеп, Охрид, Струга и Гостивар. Кога Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ влегла во состав на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ (6. XII), била упатена во Срем (јануари 1945) и учествувала во пробивањето на Сремскиот фронт со жестоки борби кај Винковци (12. IV 1945) и други места, со борбен пат до ослободувањето на Загреб и гонење на непријателските сили кон Целје и Дравоград (Словенија). Потоа добила наредба за враќање (12. VI) и пристигнала во Скопско (20-26. VI 1945).

ЛИТ.: Илија Јордановски, *Македонски йролешери.* Прва македонска народноослободителна ударна бригада, Белград, 1971; *Прва македонска народноослободишелна ударна бриїада,* Скопје, 1991; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонскаша војска 1944-1945,* Скопје, 1999, 73-79. С. Мл.

**ПРВА МАКЕДОНСКО-КОСОВСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА УДАРНА БРИГАДА** (с. Сливово, Дебарца, 11. XI 1943 – 24. VI 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од над 700 борци од македонскиот НО баталјон „Мирче Ацев“, (Дебарско)-Кичевскиот НО баталјон, Првиот косовски НО баталјон „Рамиз Садику“, Вториот косовски НО баталјон „Борис Вукмировиќ“ и една придружна чета на ГШ на НОВ и ПОМ. Во својот состав имала Македонци, Срби, Црногорци, Албанци, Турци, Италијанци, а подоцна и Руси. Водела борби за заштита на слободната територија во Дебарца од германските сили и балистите, како и против бугарските сили во Крушевско, Ресенско и Охридско, по што, заедно со ГШ на НОВ и ПОМ и ЦК на КПМ, го презела маршот преку пл. Галичица (5/6. XII) кон пл. Кожув до Мегленско во Егејскиот дел на Македонија. Патем им се придружил и НО баталјон „Стив Наумов“ (с. Герман,



Првата македонско-косовска народноослободителна ударна бригада на денот на формирањето (с. Сливово, Дебарца, 11. XI 1943)

11. XII). По пристигањето во Меглен (18. XII), во Фуштани била формирана Втората македонска НОУБ, во која влегол и еден баталјон од Првата македонско-косовска НОУБ (20. XII), па заедно со неа и со други воени единици на НОВ и ПОМ воделе успешни борби со германските и бугарските сили во Меглен и Мариово. Бригадата учествувала во Февруарскиот (Богомилски) поход (првата половина на февруари 1944), во кој поминала околу 300 km. Во с. Долно Радово (Мегленско) Бригадата била поделена (12. IV) на Група македонски и Група косовски баталјони и била упатена кон Дебарца. Притоа со борбите со бугарските и германските сили во Охридско и Кичевско (29. IV – 6. V), Дебарца била повторно ослободена. Успешно дејствувала и во времето на Пролетната офанзива во Македонија (8. V – 4. VI 1944) во Дебарца, Струшка Малесија, долж комуникацијата Струга–Дебар, Мавровско и Гостиварско. Подоцна од Групата македонски баталјони била формирана Првата македонска НОУБ (8. VI 1944), а од Групата косовски баталјони била формирана Првата косовско-метохиска НО бригада (24. VI 1944). Бригадата е прогласена за XV пролетерска (2. XI 1951), одликувана со Орден народен херој, Орден на народното ослободување на Југославија и Орден на братството и единството со златен венец.

ЛИТ.: *Бригада на братството и единството,* Првата македонско-косовска ударна, Скопје, 1958; Злате Билјановски, Чеде *Филиповски-Даме,* Четириесет години 1941–1945, кн. 7, Скопје, 1963, 741–743; Владо А. Ивановски, *Од Дебарца до Рогашка Слатина. Борбениот пат на Првата македонско-косовска ударна бригада,* Скопје, 1964; Петар Брајовиќ, *Богомилската епопеја.* Маршот на Првата македонско-косовска ударна бригада, Скопје, 1985, 13–16; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**ПРВАТА БИТКА НА КОСОВО (1369)** – помеѓу браќата Волкашин и Углеша и феудалците од српските земји. За да го запрат издигнувањето на кралот Волкашин и на деспотот Углеша и нивното ширење кон север, кнезот Лазар Хребељановиќ, жупанот Никола Алтомановиќ и царот Урош ги нападнале браќата на Косово Поле. Во битката сојузниците претрпеле тежок пораз. Царот Урош бил заробен, жупанот Никола едвај успеал жив да се извлече, а кнезот Лазар на почетокот од битката се повлекол со својата војска. Со оваа победа браќата Волкашин и Углеша уште повеќе ја зацврстиле својата превласт и хегемонијата во Македонија.

ЛИТ.: Мавро Орбин, *Краљевство Словена*, Београд, 1968, 50, 312–313 (С. Ћирковић, Коментари); Р. Михаљчић, Крај Српског Царства, Београд, 1989, 138–139. К. Ац.

**ПРВАТА КОНФЕРЕНЦИЈА на КОЕМ** (Преспа, 20. VI 1949). На Конференцијата со раководниот кадар на КОЕМ, организирана по иницијатива на генералниот секретар на КПГ Никос Захарјадис, била усвоена Резолуција против политиката на КПЈ и македонската организација НОФ, насловена „Резолуција на раководниот актив на КОЕМ за националистичката – предавничка клика на Керамитчиев–Гоце“.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Народноослободителниот фронт и другите организации на Македонците од Егејска Македонија 1945–1949*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**ПРВИОТ ПРИЛЕПСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** (месноста Црвени Стени, Прилепско, 11. X 1941 – пештерите на Кадин Камен на падините на пл. Козјак, 25. XII 1941) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Бил формиран од 39 борци од Прилеп и постојната *Прилепска партизанска чета,* која задоцнила на зборното место. Истиот ден, поделен во три групи, извршил напад на бугарската полициска станица (участокот) при што бил убиен полицискиот стражар на затворот во кој се наоѓале политички затвореници и на поштата и ПТТ врските во Прилеп. Денот на нападот е прогласен за државен празник на РМ, како *Ден на Востанието на македонскиот народ*. Наредниот ден бугарските власти уапсиле над 700 граѓани (12. X). Наскоро потоа, кај месноста Попова Нива на Селечка Планина, на Одредот му се приклучила и првата *Прилепска партизанска чета* (15. X). По мошне успешната акција во с. Царевиќ (8. XI), бил одржан *првиот партизански митинг* во окупирана Македонија и првпат била испеана песната „А бре Македонче“. Подоцна, поради отежнатите зимски услови на дејствување, Одредот бил расформиран, а боречкиот состав бил испратен на илегална работа во Прилеп, Битола, Преспа, Скопје и Кавадарци.



Участокот во Прилеп и реконструкција на планот за нападот на 11. X 1941 г.

ЛИТ.: *Прилеп и Прилепско во НОВ 1941 година.* Материјали од научниот собир одржан на 11, 12 и 13 декември 1974 година, Скопје, 1976; Д-р Блаже Ристовски, *Како е настаната песната „А бре Македонче“?* „Народно стваралаштво“, XV-XVI, 57-64, 42-47; Коле Чашуле, *Царевиќ 1941,* „Стремеж“, XXV, 8, Прилеп, 1981, 644-650; Д-р Симо Младеновски, *Прилепскиот партизански одред „Гоце Делчев“,* „Гоцеви денови – Песна за Гоце ’83“, IX, 9, Скопје, 1983, 15-16. С. Мл.

**ПРВО ЗАСЕДАНИЕ НА АСНОМ**. – в.: *Антифашистичко собрание на народното ослободување на Македонија.*

**ПРВОМАЈСКИ ПРОСЛАВИ ВО МАКЕДОНИЈА** – Денот на трудот и на меѓународната солидарност на светскиот пролетаријат, утврден од Втората интерна-



Првомајска прослава во Скопје (1909)

ционала (1889), чија прва прослава кај нас е забележана во Битола (1868), а особено масовни биле прославите по Младотурската револуција во Скопје, во Солун и во други градови на Македонија (1909). Од тогаш прославите имаат непрекинат континуитет, а особено се омасовуваат по формирањето на организациите на КПЈ (од 1920). Во слободна ДФМ/НРМ/СРМ и РМ секогаш бил државен празник, а во времето на административниот социјализам се одржувале и редовни првомајски слетови.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Првомајските прослави во Македонија*, „Нова Македонија", 30. IV, 1 и 2. V 1985, XLI, 13748, 2. С. Мл.

**ПРЕБОНД** (Првуд, VII в.) – крал (rex) на словенското племе Ринхини. Бил предводник на сојузот меѓу Ринхините и Стримонците. Поради заговор, бил заробен во Солун (674) и затворен во Цариград. По бегството бил фатен кај Виза и погубен (674) поради изјавата дека повторно би повел војна против Византија и притоа ниеден христијанин не би поштедил.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. Б. Петр.



Шабан Превала

**ПРЕВАЛА, Шабан Далип** (Shaban Dalip Prevalla) (с. Радолишта, Струшко, 25. XI 1941 – Скопје, 28. IX 2007) – економист, новинар и унив. професор. Основно и средно образование завршил во Струга. Дипломирал на Економскиот факултет во Прилеп. Магистрирал и докторирал на Економскиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Бил новинар и уредник во Радио Скопје – програма на албански јазик (1972–1980), финансиски директор на Интерна банка „Треска" (1983–1991), пратеник и вицегувернер на Народна банка на РМ (1992–2001). Две години бил визитинг-професор на Универзитетот на Југоисточна Европа во Тетово, на колеџот „ФАМА" и на Универзитетот „Пјетер Богдани" во Приштина. Последните четири години работел како професор на Европскиот универзитет, односно на ФОН, во Скопје.

БИБЛ.: *Македонско-албански и албанско-македонски деловен речник; Fjalori afarist maqedonisht-shqip dhe shqip-maqedonisht*, FON, Shkup, 2007. А. П.



Војник на УНПРЕДЕП ја набљудува македонската граница кон Косово

**ПРЕВЕНТИВНА ДИПЛОМАТИЈА ЗА РМ** – активност на спречување појава на конфликти, превенирање на постојни спорови да не ескалираат во конфликти, а ако сепак дојде до конфликт, ограничување на неговото проширување, првпат дефинирана во „Агендата за мир" на Гали и првпат успешно практикувана во РМ преку Мисијата за превентивно чување на мирот (УНПРЕДЕП/УНПРОФОР, 1992–99).

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Присуството на ОН во РМ преку операција за чување на мирот - преседан во досегашната практика на Организацијата*, Конституирање на РМ како модерна правна држава, Скопје, 1995. Т. Петр.

**„ПРЕД ДОЖДОТ"** – игран филм работен според сценариото и во режија на Милчо Манчевски. Концепциски е структуриран како триптих, во кој темата на љубовта и одмаздата се преплетува со мотивот на меѓуетничките антагонизми. Секој од трите дела тематски се надоврзува на воведните односи на ликовите, поставувајќи ги во нова поетска перспектива. Од импресивната листа на триесетина награди и признанија добиени на најугледните филмски смотри на сите континенти, најзначаен е трофејот на венецијанскиот Златен лав за најдобар филм. Г. В.

**ПРЕДАНИЧ, Едо** (Словенија, 1922 – Лесковац, 1964) – полковник, хирург, учесник во НОБ, доцент за воена хирургија на Мед. ф. во Скопје. Од 1955 г. работел во ВБ во Скопје, а од 1956 до 1963 г. бил началник на Хируршкото одд. По земјотресот (1963) заминува за управник на ВБ во Ниш, каде што е дислоциран дел од ВБ во Скопје. На пат за помош на повредените загинал кај Лесковац. Сл. М. П.



Ноќната пеперуга Мртовечка глава (Asherontia atropos)

**ПРЕДАЧИ И ВЕШТИЦИ-САМРАЧНИЦИ** (*Bombycoidea* и *Sphingiidae*) – ноќни пеперуги. Се одликуваат со дебело и збиено тело и со силни крилја што ги прави брзи и подвижни летачи. Антените им се добро развиени, а цицалката многу долга и спирално свиена. Во Македонија се регистрирани 230 таксони, од кои 15 се ендемични. Познат претставник е видот *мртовечка глава* (*Acherontia atropos* L.).

ЛИТ.: Franz Daniel, *Die Lepidopteren fauna Jugoslawisch Mazedoniens. II Bombices et Sphinges*, Посебно издание, Mus. Mac. Sci. Nat.,



Сцена од филмот „Пред дождот", режија Милчо Манчевски (1994)

Skopje, 1964; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003.
В. Т. К. – М. Кр.

**ПРЕДЕЛ** – област чија особеност е резултат на акцијата и интеракцијата на природните и/или човековите фактори. Врз основа на степенот на влијанијата на антропогените фактори и природноста се разликуваат следниве категории предели: природни, изменети и антропогени/културни предели. Пределите се комплексни феномени, што се истражуваат низ интердисциплинарна работа за да се разберат разните процеси. Предмет се на Конвенцијата за пределската разновидност (Совет на Европа, 2000), која е основа за интернационалната соработка и заедничкото дејствување за управување, планирање и заштита на пределите на европско ниво. РМ ја ратификува Конвенцијата за предели (2003). Планирањето на пределите се остварува преку нивната интеграција во просторното планирање, а управувањето со нив во секторските политики, кои се однесуваат на: економијата, земјоделството, инфраструктурата, урбаниот развој, културата, животната средина, социјалниот развој. С. Х. П.


Преднапрегнат мост на акумулацијата „Козјак“

**ПРЕДНАПРЕГНАТИ МОСТОВИ** – неразделен дел од железничките и патните комуникации. Еден од позначајните мостови во Македонија е Камениот мост на реката Вардар во Скопје (527–565). Во РМ, монтажни мостови од преднапрегнат бетон со поголеми распони се применуваат од 1970 г. Во последно време, со развојот на технологијата, се применуваат и современи постапки на градење мостови со поголеми распони, како што е мостот на акумулацијата „Козјак“ кај местото Здуње (граден по конзолна постапка и со распони 50+3*86+50=358 m). Р. Д. и З. Д.

**ПРЕДУЧИЛИШНИ УСТАНОВИ** – институции за згрижување и воспитување на децата од предучилишна возраст. Нивната задача е да овозможуваат услови и да


Ученици од предучилишна воспитно-образовна установа

придонесуваат за правилниот развој на децата до поаѓањето на училиште. Најраспространет вид предучилишни установи кај нас се *детските градинки* (в.) *и* (в.) *забавиштата.* Други установи што извршуваат дејност од значење за животот, растењето и воспитанието на децата од предучилишна возраст се: детските јасли, игротеките, детските клубови, центрите за детско творештво, детските забавни паркови, детските одморалишта и др.

ЛИТ.: К. Камберски, *Предучилишното и основното образование во Република Македонија,* Скопје, 2000. К. Камб.

**ПРЕДУЧИЛИШНО ВОСПИТАНИЕ И ОБРАЗОВАНИЕ** – организиран процес на развој и воспитание на децата пред тргнување на училиште. Првите организирани форми на предучилишното воспитание во Македонија се јавуваат во втората половина на XIX в., во вид на забавиште. Непосредно пред Втората светска војна работеле само 31 забавиште во состав на основните училишта, главно во поголемите градови, во кои биле опфатени 1611 деца. Побележит развој добива дури по Ослободувањето. Се донесуваат првите нормативни и законски прописи, се преземаат мерки за поинтензивен развој на установите за предучилишно воспитание и за зголемување на опфатот во нив, се прават напори за подобрување на условите за работа и за осовременување на воспитно-об-


Училиштето „Св. Богородица“ во Скопје, во кое постоело и забавиште (1921)

разовниот процес, преку внесување нови содржини и методи на работа. Според Законот за заштита на децата, основни установи за предучилишно воспитание се: детската градинка и забавиштето. Во *предучилишните установи* (в.) се опфаќаат деца на возраст од 8 месеци до 6 години. Во 2004 г. со предучилишно воспитание биле опфатени 36.177 деца (15.660 во забавиштата при основните училишта) или 20,43% од возрасната популација до 6 години, односно 82,23% од популацијата (6-годишна возраст) во годината пред поаѓање на училиште. Функцијата на предучилишното воспитание е да овозможи задоволување на правото на организирано воспитание и образование на децата без разлика на социјалната, етничката или верската припадност.

ЛИТ.: К. Камберски, *Предучилишното и основното образование во Република Македонија*, Скопје, 2000. К. Камб.

**ПРЕЕМСТВО** – в. *Апостолско преемство на Македонската православна црква.*

**ПРЕЗВИТЕР КОЗМА** – средновековен автор во X в. Книжевната историја не располага ни со најнужни извори за проучување на неговиот животен пат. Автор е на познатото антибогомилско дело „Беседа против новопојавената богомилска ерес“, кое претставува најзначаен и најопширен словенски извор за проучување на богомилското движење. Познавањето и цитирањето на деталите на богомилското учење укажува дека е современик на неговата појава во Македонија. Делото е познато според најстариот препис од Драголевиот зборник од XIII в., српска редакција, со јасни траги од македонска постара предлошка, во кратка верзија.

ЛИТ.: Вера Стојчевска-Антиќ, *Историја на македонската книжевност, Средновековна книжевност, Презвитер Козма,* Скопје, 1997, 213–227. В. С.-А.


Президиумот на АСНОМ со членови на ЦК на КПМ и на ГШ на НОВ и ПОМ во слободно Скопје (ноември 1944)

**ПРЕЗИДИУМ НА АСНОМ** (2. VIII 1944) – привремен извршен орган што вршел функција на Влада на ДФ Македонија, по потреба и законодавен орган меѓу две заседанија на АСНОМ. Избран на Првото заседание на АСНОМ во следниов состав: Методија Андонов-Ченто, претседател, Панко Брашнаров, прв потпретседател, Емануел Чучков, втор потпретседател, Љубомир Арсов и д-р Владимир Полежиновски, секретари, Венко Марковски, Цветко Узуновски, Богоја Фотев, Михаило Апостолски, Страхил Гигов, Петар Пирузе, Кирил Петрушев, Јован Ѓоргов, Епаминонда Поп Андонов, Генадие Лешков, Ќемал Аголи, Лазар Соколов, Вера Ацева, Хасан Камбер, Ацо Петровски, Младен Георгиев-Челопечки и Лилјана Чаловска – членови на Президиумот. На првата седница (6. VIII 1944 во с. Рамно, Кумановско) Президиумот избрал осум повереници, кои ги раководеле одделните поверенства, во следниов состав: Панко Брашнаров, повереник за информации, Киро Петрушев, повереник за внатрешни работи, проф. Епаминонда Поп Андонов, повереник за просвета, инж. Лазар Соколов, повереник за народно стопанство и обнова, Богоја Фотев, повереник за финансии, Страхил Гигов, повереник за соопштенија (врски) и градежи, Ацо Петровски, повереник за социјална политика и Петар Пирузе, повереник за судство. Бројот на поверенствата, како и нивниот кадровски состав, повремено претрпува промени. Овластен да врши функција на Влада, до нејзиниот избор (16 април 1945), а истовремено да врши и законодавна функција во периодот кога не заседава АСНОМ, Президиумот всушност имал доста широки овластувања во законодавната и во извршната сфера на власта. Извршната власт ја остварувал главно преку поверенствата, а законодавната како колективен орган. Неговите решенија, одлуките и другите активности ги одобрувал АСНОМ.

ЛИТ.: Евгени Димитров, *Дејноста на Президиумот на АСНОМ и неговите поверенства во времето на нивното привремено седиште во селото Горно Врановци*, За Велес и Велешко во НОВ 1943–1945, Титов Велес, 1977; Д-р Новица Велјановски, *АСНОМ. Државотворни димензии*, Скопје, 1994; Д-р Александар Христов, *Создавањето на македонската држава во југословенската федерација 1941–1945*, т. 3 АВНОЈ - АСНОМ, Скопје. Н. В.

**ПРЕКРИВАЧ** – правоаголна крпа за на глава, исткаена од бело памучно платно. Го носеле исклучиво ергени и девојки. Се носел со превиткување на двата дела по должината и се врзувал одзади на главата, зад тилот (над челото и ушите), при што спуштените делови паѓале над веѓите и ушите, држејќи сенка над очите. Имал функција да штити од сонцето. Ј. Р.-П.

**ПРЕОБРАЖЕНИЕ** – еден од големите христијански православни празници, посветен на Преображение Господово (19/6 август). Кога Исус им кажувал на своите ученици дека ќе страда и ќе воскресне, тие не можеле да поверуваат Синот Божји да страда. Исус решил да им покаже како ќе изгледа тоа, за да не се разочараат и да не го напуштат учењето. Повел тројца апостоли – Петар, Јаков и Јован и ги одвел на планината Тавор. Таму започнал да се моли и одеднаш лицето почнало да му свети како сонце, а и облеката му станала бела како снег. Тогаш се појавиле и двајцата старозаветни пророци Мојсеј и Илија и разговарале со Исуса. Во спомен на овој настан Црквата го востановила овој празник. Според народното верување, тогаш првпат се бере грозје и се носи в црква, каде што свештеникот по молитвата го благословува. Овој чин претставува и благодарност кон Господа за сите природни дарови на земјава. Поради заладувањето на времето, се верува дека тој ден се преобразува и природата, дека ноќта спроти празникот, точно на полноќ, се отворало небото (како на Богојавление) и на сите што се будни во тој миг Бог им ги исполнувал желбите. Некои верувале дека тој миг и дрвјата се поклонувале со врвовите до земјата. М. Кит.


Икона „Преображение“ (XIX в.)

**ПРЕРАБОТКА НА ОВОШЈЕ И ЗЕЛЕНЧУК** – во поранешна Југославија, најголемиот дел од нашето индустриско овошје и зеленчук се преработуваше во другите републики, кои нудеа подобри услови за откуп и плаќање. Ова влијаеше за порастот на примарното производство кај нас. По осамостојувањето на РМ, нашите фабрики не можеа да ја прифатат суровината, а тоа нагло го намали примарното производство. Во текот на 1991–1993 г. кај нас се преработени 31.566 t зеленчук, од кои се произведени 11.861 t готови производи. Во 1995–1997 г. се преработени 6.168 t овошје или 4,9% од вкупното производство на овошје. Тоа се симболично мали количества преработено овошје. Според податоците на Македонската асоцијација на преработувачите, во 2004 и 2005 г. се произведувани по 26.000 t преработено, сушено и смрзнато овошје и зеленчук, а

90% од ова производство се извезени во многу земји, најповеќе во Германија и во Србија. Вредноста на производите изнесува околу 20 милиони евра. Оваа преработка се врши во 46 фирми. Наведените количества преработено овошје и зеленчук се минимални според можностите за производство на суровините и капацитетот на преработувачките објекти. Поголемиот дел од нашите фабрики работат со мал капацитет, линиите се застарени, а производството неконкурентно. Без современа преработка на овошјето и зеленчукот не може да се унапреди примарното производство. Б. Р.

**ПРЕСИДИО** – патна станица од римско време, забележена на Табула Појтингеријана (III–IV в.). Се наоѓала на делницата од римскиот пат помеѓу Скупи и Стоби, на IX р.м. од станицата Кефалон. Се лоцира кај селиштето Веноле, јужно од утоката на р. Бабуна во р. Вардар. На локалитетот се забележуваат остатоци од керамика.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Прилог за реконструкцијата на Табула Пеутингериана на делницата Scupi–Stobi, Македонија низ вековите*, Скопје, 1999. К. Аџ.



Остатки од црквата „Св. Ахил“ во Мала Преспа (X–XI в.)

**ПРЕСПА** („Песочна преграда“) – првата престолнина на Самуил (до ок. 1000 г.), седиште на Охридската архиепископија (потоа дел од Охридската диецеза). Се наоѓала, најверојатно, на Малото Преспанско Езеро, на островот Ахил, каде што е и црквата „Св. Ахил“ со моштите на светецот (донесени од Лариса во 986 г.). Според М. Аталијат, Самуил умрел „на мочурливиот остров Преспа“. Тамошните царски дворци биле користени и од Гаврил Радомир и Јован Владислав, а конечно уништени од наемни византиски војски (1072). Низ Преспа минувал познатиот пат Via Egnatia. Првото изворно спомнување на Преспа е поврзано во вестите за убиството на комитопулот Давид, меѓу Преспа и Костур (976). Во с. Герман, Преспанско, пронајден е Самуиловиот епитаф (992/ 993). Тука бил убиен дукљанскиот владетел Јован Владимир (1016). Во XVI в. еден дел од областа бил нахија што го носи истото име (другиот дел нахија со име Волкашин), а во XVII в. имала 40-тина села (Е. Челебија). Денес е област што се протега меѓу Југозападна Македонија, Албанија и Северна Грција.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Преспа во средниот век, Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999. Б. Петр.

**„ПРЕСПА“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Детроит, Мичиген, САД, 1988) – културно-просветно друштво на македонските доселеници од Преспа. Организира културни манифестации и хуманитарни акции и е организатор на традиционалната манифестација „Деновите на македонската култура“. Сл. Н.-К.

**„ПРЕСПА“, ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Лакавина, Њујорк, САД, 1938) – друштво за заемна помош на македонските доселеници претежно од Преспа и од други краеви од Западниот дел на Македонија. Било едно од поголемите друштва на МПО, со разни активности. Сл. Н.-К.

**ПРЕСПАНСКА КОТЛИНА** – се наоѓа во крајниот југозападен дел на РМ. Наоѓајќи се во периферните погранични области, целосно не се наоѓа на наша територија, туку помали делови припаѓаат на Егејскиот дел на Македонија, Грција, и Албанија. Котлината е формирана со спуштање по должината на два паралелни раседи со меридијански правец на протегање. Источната рамка ја чинат планините Баба и Бигла, западната планините Галичица и Исток, северната Плакенска Планина, а на југ е државната граница со Грција. Зафаќа површина од 737 km² што се наоѓа на надморска височина помеѓу 853 m и 2.601 m. Рамничарскиот дел од котлината зафаќа површина од 11.500 ha, со просечна н.в. од 880 m. Котлината во плиоценот била исполнета со вода, односно во најголем дел била претворена во езеро. Рамничарскиот дел, односно дното на котлината е покриено со алувијални наноси. Ресенско Поле се протега од Жало кај с. Петрово и с. Асамати спрема север во вид на малку наклонета и благо забранувана зарамнина. Климатските услови и педолошкиот состав овозможуваат Преспанската Котлина да претставува едно од најпознатите подрачја за одгледување јаболка во РМ. Развиен е градскиот центар Ресен.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Физичка географија на Р. Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ПРЕСПАНСКИОТ СОСТАНОК НА ЦК НА КПМ** (2–4 VIII 1943) – втор состанок на ЦК на КПМ, одржан во Преспа, во непосредна близина на с. Отешево. Учествувале членовите на ЦК на КПМ Кузман Јосифоски-Питу, Цветко Узуновски-Абас, Страхил Гигов-Андро, инструкторот на ЦК на КПЈ во Македонија Добривое Радосавлевиќ-Орце, подоцна се приклучил и Светозар Вукмановиќ-Темпо, делегатот на ЦК на КПЈ и на ВШ на НОВ и ПОЈ во Македо-



Преспанската Котлина


Учесниците и придружниците на Преспанскиот состанок на ЦК на КПМ (2-4 VIII 1943)

нија. Биле донесени одлуки за прераснување на партизанските одреди во воени единици, за интензивирање на изградбата на народната власт, организационо зајакнување и проширување на организациите на КПМ и СКОЈ, за усвојување платформа на НОВ на Македонија.

ЛИТ.: Владо Иваноски, *Преспанскиот состанок на ЦК КПМ од август 1943*, посебно издание, Скопје, 1983. Вл. Ив.

**ПРЕСПАНСКО ЕЗЕРО** – тектонско езеро во југозападниот дел на РМ. Сместено е меѓу западните ограноци на планината Баба на исток и источните ограноци на планината Галичица на запад и Сува Гора и Гладно Поле на југ и југозапад. Настанато е по тектонски пат, со спуштање на котлинското дно долж раседни структури, со правци на протегање север-југ. Најголемата должина во правец север-југ е 28,6 km, а најголемата широчина е 16,9 km. Езерото се наоѓа на а.н.в. од 853 m, зафаќа површина од 274 km$^2$, од кои 176,8 km$^2$ или 64,5 % ѝ припаѓаат на Македонија, 49,4 km$^2$ или 18,1 % на Албанија, а 47,8 km$^2$ или 17,4 % на Грција. Најголемата длабочина на езерото изнесува 54,2 m и таа се наоѓа кај месноста Голубина, додека просечната длабочина изнесува 18,76 m. Во езерскиот басен вкупно се акумулирани 4,775 km$^3$ вода. Со вода се полни од врнежите што се излачуваат директно над езерската површина, од водата што се кондензира директно над езерската површина, од подземните води, од површинските притоки, како што се: Брајчинска Река, Кранска Река, реката Шара од источната и Голема Река од северната страна. Преспанското Езеро нема површински истек. Меѓутоа, тоа најголем дел од водата губи преку подземно истекување преку понорот Завир или Врандупка, под варовничката планина Галичица и со испарување. Овие води се јавуваат кај карстните извори „Свети Наум“, Тушемиште и други. Највисок средномесечен водостој на езерското ниво се јавува во јуни, а најнизок во ноември. Годишното колебање на езерското ниво е прилично големо, а повеќегодишното има достигнато вредност од 846 cm. Највисоки средномесечни температури на површинскиот слој на водата се јавуваат во август (21,6°C), а најниска во февруари (4,8°C), додека средногодишната вредност е 12,9°C, апсолутно максималната температура достигнува до 29,0°C, а апсолутно минималната до 0,3°C. При екстремно ниски температури на воздухот крајбрежниот дел од езерото понекогаш замрзнува. Водата е со сино-зеленикава нијанса, со најголема проѕирност во февруари од 10 m.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.



Преспанско-пелагониската православна епархија на МПЦ

**ПРЕСПАНСКО-ПЕЛАГОНИСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1958) – со седиште во Битола. При формирањето на Македонската православна црква била именувана Охридско-битолска епархија. За архијереј бил избран епископот Климент, кој раководел до 1977. Во 1974 г. епархијата била преименувана во Преспанско-битолска. Од 1977 г. епархијата ја администрирале викарните епископи Методиј, Ангеларij и Горазд, а од 1979 митрополитот Гаврил. Во 1981 г. на чело на Преспанско-битолската епархија бил поставен митрополитот Петар. Во 1994 г. епархијата била преименувана во Преспанско-пелагониска со четири намесништва: Битолско, Прилепско, Ресенско и Крушевско-демирхисарско.


Преспанското Езеро

Во епархијата има околу 300.000 верници, 600 цркви, манастири и капели, со 100 свештенослужители и 30 монаси и монахињи.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ПРЕСТРУКТУРИРАЊЕТО НА ПРЕТПРИЈАТИЈАТА** – консолидирање и подобрување на економските перформанси на претпријатијата преку сопственичко, производно, финансиско и управувачко реструктурирање. Првата специјална програма за преструктурирање на 25 претпријатија, т.н. најголеми загубари, Македонија ја спроведуваше во раните транзициони години, во соработка со Светската банка, во рамките на проектот за социјални реформи и техничка помош. Преструктурирањето на 25-те големи претпријатија, кои во своето работење бележеа загуби, се одвиваше со посебен закон и опфаќаше: запирање на одливот на готови пари од овие претпријатија, отпуштање на вишокот вработени и намалување на трошоците на работењето, менаџерско и финансиско реорганизирање, поддршка на деловите на претпријатијата кои претставуваа здраво јадро и можеа да опстојат во пазарните услови на стопанисување и затворање на деловите кои немаа перспектива и не можеа да се продадат (да се приватизираат). Проектот се реализираше во тешки услови и со променлив успех. Подоцна, процесот на преструктурирање на претпријатијата продолжи со интензификацијата на приватизацијата, исто така, со променлив успех. Преструктурирањето на еден дел од големите претпријатија се одвиваше преку нивно продавање на странски стратешки инвеститори (Макстил, Фени, Југохром, Бучим и др.). Притоа, Владата често го користеше методот на групирање на нејзините побарувања кон големите претпријатија по разни основи (неплатени обврски кон Електростопанство на Македонија, Македонски железници, Управата за јавни приходи, Агенцијата за санација на банки и Агенцијата за стокови резерви) и нивно продавање на стратешки инвеститор. Преструктурирањето на претпријатијата (реалниот сектор) во Македонија се одвиваше бавно и недоволно квалитетно, за што сведочи и ниската вредност на индикаторот на ЕБРД за управувањето и реструктурирањето на претпријатијата (2+). Таквата состојба, синтетички гледано, беше условена од инсајдерскиот карактер на приватизацијата (старо-новите сопственици не беа секогаш успешни во консолидацијата на претпријатијата), но и од недоволната храброст на владите да се соочат со растечките социјално-политички тензии што ги носеа реформите, поради што овие прemaлуваа, особено во предизборните периоди. Пошироко гледано, процесот на преструктурирање на големите социјалистички претпријатија беше следен и со појава на голем број нови, приватни, мали и средни претпријатија кои денес имаат доминантно учество во креирањето на БДП, додадената вредност и вработеноста во бизнис-секторот на земјата.

ИЗВ.: EBRD, *Transition report 2005,* 4; Т. Фити, В. Хаџи Василева – Марковска, М. Бејтмен, *Претприемништво,* Скопје, 2007, 235-236. Т. Ф.



Една од печките на „Макстил" во Скопје

**ПРЕТПРИЕМНИШТВО** – процес на деловно организирање и дејствување во кој претприемачот (**enterpreneur**, француски збор првпат употребен од Ричард Кантијон кон средината на XVIII в.) воведува иновации, презема ризик, врши комбинација и заемна супституција на поскапите со поевтини ресурси и ги насочува ресурсите кон точките на нивната рационална употреба. Претприемништвото, во прв ред, е врзано за малите и средните претпријатија. Но, денес, сè повеќе претприемнички се водат и големи претпријатија (т.н. внатрешно, корпорациско претприемништво), институции во доменот на здравството, образованието, културата и сл., а претприемништвото е и основа за локалниот и регионалниот развој. Како и во другите земји во транзиција, во раните транзициони години, во РМ дојде до израз т.н. спонтано претприемништво – голем број регистрирани нови мали и средни претпријатија (МСП), без осмислени владини мерки на поддршка на процесот. По 1996 г., профилирана е владината политика на поддршка на МСП и претприемништвото. Таа опфаќа три типа мерки. *Институционални мерки* – од 1997 г., со финансиска поддршка на PHARE програмата, се формира Национална агенција за промоција на МСП-НЕПА (денес, таа функционира како Агенција на РМ за поддршка на претприемништвото – АПП), со задача да го координира и поддржува процесот на национално рамниште. Потоа, повторно со поддршка на PHARE, се воспоставија и регионални центри за развој на МСП (Скопје, Куманово, Велес, Битола и Струмица), а со поддршка на британскиот Know-how фонд и регионални центри (т.н. ЕСА центри) во Охрид, Тетово и Гостивар, за поддршка на претприемништвото на локално и на регионално ниво. Во текот на 1977 г., во Прилеп, Штип, Македонска Каменица, Делчево и во Крушево беа поставени и првите бизнис-инкубатори во Македонија (за поддршка на МСП во нивниот натален период – првите три години по формирањето), а 2001 г. уште три бизнис-инкубатори (Велес, Струмица и Охрид). Во меѓувреме, со странска помош, се формираат и нови институции за локален регионален развој во повеќе општини во земјата. Поголемиот број од спомнатите институции ги стекнаа првите искуства во поддршката на претприемништвото и започнаа финансиски да се осамостојуваат. *Финансиски мерки* –

бројни кредитни линии за финансирање на МСП од странски и од домашни извори (моментално во земјата се активни околу 18 кредитни линии), кои се операционализираат преку комерцијалните банки во земјата и преку Македонската банка за поддршка на развојот (единствена државна банка во Македонија со посебен сектор за поддршка на МСП и со државен гарантен фонд за потребите на малите и средните бизниси). *Мерки насочени кон подобрување на инвестиционата клима* во земјата и кон креирање на поволен претприемнички амбиент (в. *инвестициона клима*).

ИЗВ.: Материјали и публикации на Министерството за економија на Република Македонија.

ЛИТ.: Т. Фити, В. Хаџи Василева–Марковска, М. Бејтмен, *Претприемништво*, Скопје, 2007, 223-265. Т. Ф.

**ПРЕТПРИЈАТИЈА (КЛАСИФИКАЦИЈА) СПОРЕД ГОЛЕМИНАТА**. Според големината, претпријатијата најчесто се класифицираат на микро, мали, средни и големи. Во почетокот на транзицијата, Законот за сметководство разликуваше само мали и големи претпријатија. Законот за трансформација на претпријатијата со општествен капитал разликува мали, средни и големи претпријатија. Во текот на 2004 г., со измените во Законот за трговски друштва, се прифатија критериумите на ЕУ за класификација на претпријатијата според нивната големина: број на вработени, годишен обрт и вредност на деловната актива. Критериумот број на вработени се применува идентично како и во ЕУ, додека вредноста на другите критериуми соодветно е намалена, т.е. приспособена на условите на македонската економија.

Претпријатијата влегуваат во соодветната категорија доколку во првата година од работењето задоволуваат два од посочените три критериуми. Во 2004 г., во Македонија од близу 50.000 активни претпријатија 49.123 беа мали, 429 средни и 135 големи.

ИЗВ.: Агенција за поддршка на претприемништвото на Република Македонија, *Опсерваторија за МСП во Република Македонија,* Извештај 2004.

ЛИТ.: Т. Фити, В. Хаџи Василева – Марковска, М. Бејтмен, *Претприемништво,* Скопје, 2007, 223-265; Б. Шуклев, *Менаџмент на мал бизнис,* Скопје, 2006, 48–55. Т. Ф.

*Критериуми за класификација на претпријатијата според големината (Закон за трговски друштва, 2004)*

| | |
|---|---|
| микропретпријатија | до 10 вработени<br>годишен обрт од 50.000 евра<br>најмногу 10% од бруто-приходот да е остварен од еден клиент |
| мали | до 50 вработени<br>годишен обрт од 2.000.000 евра<br>вредност на активата од 2.000.000 евра |
| средни | до 250 вработени<br>годишен обрт од 10.000.000 евра<br>вредност на активата од 11.000.000 евра |
| големи | сите што не спаѓаат во горната класификација |



Киро Глигоров, првиот претседател на РМ

**ПРЕТСЕДАТЕЛ НА РМ** – инокосен шеф на државата и врховен командант на вооружените сили на РМ. Функцијата е воведена првпат со уставните амандмани од 1990 г., со надлежност на Собранието на РМ да го избира со двотретинско мнозинство гласови, на мандатен период од четири години. Уставот на РМ од 1991 г. предвидува избор на претседателот на РМ на општи и непосредни избори со тајно гласање во два круга и на мандатен период од пет години. За прв претседател на РМ е избран Киро Глигоров во Собранието на РМ (I 1991). Тој е избран повторно за претседател и на првите непосредни претседателски избори (1994), неколку месеци пред истекот на четиригодишниот мандат. За втор претседател на РМ е избран Борис Трајковски на претседателските избори одржани во 1999 г. За трет претседател на РМ е избран Бранко Црвенковски на предвремените претседателски избори, одржани во април 2004. За четврти претседател на РМ е избран Ѓорѓе Иванов во март – април 2009 г.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**ПРЕТСЕДАТЕЛСТВО НА СРМ** – колективен шеф на државата. Овој орган е воведен со Уставот на СРМ од 1974 г., составен од осум члена, а во него влегоа: Видое Смилевски, претседател, Страхил Гигов, Хиџет Рамадани, Наџи Салих, Љупчо Арсов, Владо Малески, Ксенте Богоев и Мара Минанова. Во периодот од 1974 до 1991 г. претседатели на Претседателството на СРМ беа: Видое Смилевски (1974–1979), Љупчо Арсов (1979–1982), Ангел Чемерски (1982–1983), Благоја Талески (1983–1984), Томе Буклевски (1984–1985), Ванчо Апостолски (1985–1986), Драгољуб Ставрев (1986–1988), Јездимир Богдански (1988–1990) и Владимир Митков (1990–1991).

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ*, Втора книга, Скопје, 1987; *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005. Св. Ш.

**ПРИВАТИЗАЦИЈАТА ВО РМ** – процес на трансформација на претпријатијата со општествен и државен капитал во претпријатија со доминантен приватен капитал. Процесот започна уште во рамките на екс Југославија, со донесувањето на Законот за општествен капитал (1989). Со тој закон повеќе од 400 македонски претпријатија, преку моделот на т.н. интерни акции, се трансформираа во претпријатија со мешовита сопственост, т.е. во акционерски друштва. Македонскиот Закон за трансформација на претпријатијата со општествен капитал беше донесен во јуни 1993 г., а во октомври 1993 г. беше формирана и Агенцијата на РМ за трансформација на претпријатијата со општествен капитал (институција за организирање, контрола и спроведување на приватизацијата). На претпријатијата што ја започнаа приватизацијата во времето на екс Југославија им беше признат соодветен процент на приватизација, по претходно извршена контрола (од страна на ЗЗП, а подоцна и од страна на УЈП). Македонскиот модел на приватизација се темелеше на комерцијалниот пристап – случај по случај. Но, Законот предвидуваше и попусти за вработените и пензионерите со најмалку две години работен стаж во претпријатието. Основниот попуст беше одреден на 30% од номиналната вредност на акциите, односно уделите, зголемен за 1% за секоја полна година работен стаж во претпријатието. Пред започнување на приватизацијата се вршеше задолжителна проценка на вредноста на претпријатијата (од страна на овлас-

тени проценители). За малите претпријатија беа предвидени два модела на трансформација – откуп на претпријатието од страна на вработените и продажба на идеален дел на претпријатието. Средните и големите претпријатија се трансформираа според следниве модели: продажба на идеален дел од претпријатието, откуп на претпријатието, продажба на претпријатието на лица што го преземаат управувањето, издавање акции заради дополнително вложување и претворање на побарувањата на доверителите во траен влог. Приватизацијата de facto започна 1994 г., а доби во интензитет во втората половина на 1990-те години. До крајот на 2003 г. бројот на вкупно приватизираните претпријатија достигна 1.687, со 231.618 вработени и со проценета вредност на капиталот од 2,32 мрд. евра. Анализата на приватизираните претпријатија, според бројот и особено според вредноста на капиталот, потврдува дека најголема дистрибуција е присутна во секторот индустрија. Потоа следат секторите: трговија, земјоделство, градежништво и финансии и услуги. Во рамките на употребените модели на приватизација преовладуваат два модела, откуп од вработените и продажба на претпријатието на лица што го преземаат управувањето. Од овој аспект македонската приватизација се означува како инсајдерска (доминантни сопственици станаа вработените и постојните менаџерски структури), што се смета и за основна слабост на моделот. Денес, приватизацијата во Македонија е речиси завршена, а Агенцијата за приватизација е укината. Учеството на приватниот сектор во формирањето на бруто домашниот производ за 2006 г. надмина 65%.



Изв. Бил. на МФ бр. 7-8/2004, стр. 62.

ИЗВ.: *Закон за трансформација на претпријатијата со општествен капитал*, 1993; Министерство за финансии на Република Македонија, „Билтен“, 7-8/2004.

ЛИТ.: Агенција на Република Македонија за трансформација на претпријатијата со општествен капитал, *Прирачник за примена на Законот за трансформација на претпријатијата со општествен капитал*, Скопје, март 1994; *Извештаи за приватизацијата во Република Македонија на Агенцијата за трансформација на претпријатијата со општествен капитал за одделни години.* Т. Ф.

**ПРИВАТИЗАЦИЈАТА НА ОПШТЕСТВЕНИОТ КАПИТАЛ ВО РМ** – претворање на општествената во приватна сопственост. Приватизацијата на општествениот капитал започна 1990–1991 г., со трансформацијата на 240 претпријатија со општествен во приватен капитал (акционерски капитал). Оваа трансформација е изведена врз основа на Законот за општествениот капитал од 1989 г. донесен од Собранието на СФРЈ. Наведените претпријатија беа трансформирани преку интерни акции, поделени на работниците и на менаџерските тимови (инсајдери). Македонската стратегија за приватизација беше утврдена во Законот за трансформација на општествениот капитал од јуни 1993 г. Со овој закон, Македонија се определи за платена приватизација според методот „случај по случај“. Малите претпријатија се приватизирани со откуп на најмалку 51% од проценетата вредност на претпријатието од страна на вработените (30% попуст, плус 1% за секоја година работен стаж) или со продажба на дел од претпријатието во форма на акции или удели на надворешни субјекти. Средните и големите претпријатија го применија истиот модел, плус методот на приватизација од страна на менаџерските тимови (menagment by out). До крајот на 1996 г., приватизирани се 914 претпријатија, од вкупно 1.307. Приватизираниот капитал изнесуваше 743.352.807 германски марки, од вкупно проценетиот општествен капитал од 1.922.269.082 германски марки. Агенцијата за приватизација успеа да наплати само 167 милиони германски марки од кои 20 милиони во готово, а другите со заробени девизи и обврзници. Во мај 1997 г. приватизираните претпријатија ја надминаа бројката од 1.000 претпријатија. Финансискиот ефект од приватизацијата до почетокот на 1996 г. изнесуваше околу 60.900.000 германски марки, што претставува само 6.5% од проценетата вредност на приватизираните претпријатија. Ефектите се уште послаби ако се има предвид фактот дека во готово се наплатени само 19.299.000 германски марки. Состојбата се подобри во текот на 1996 г. бидејќи вкупниот финансиски ефект од приватизацијата изнесуваше 106.600.000 германски марки. Меѓутоа, готовите пари од приватизацијата изнесуваа само 2.440.000 германски марки. Во април 1999 г. Собранието на РМ донесе Закон за изменување и дополнување на Законот за трансформација на претпријатијата со општествена сопственост. Владата на РМ доби право да го определува стратешкиот инвеститор за продажба на големите претпријатија врз основа на непосредна спогодба, односно без увид на пошироката јавност. Таа доби и задача да ја преиспита законитоста на спроведената приватизација во периодот од 29. VI 1993 до 29. IV 1999 г.

ИЗВ.: *Закон за трансформација на општествениот капитал*, 1993 и 1999.

ЛИТ.: Трајко Славевски, *Приватизација, пазар, држава*, Скопје, 1997; Светомир Шкариќ, *Македонија на сите континенти*, Скопје, 2000. Св. Ш.

**ПРИВАТНАТА СОПСТВЕНОСТ ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – право на секој граѓанин слободно да располага со имотот или да има полна власт врз стварите (plena in re potestas). Ова право се гарантира во Декларацијата на АСНОМ за основните права на граѓанинот на демократска Македонија од 1944 г., заедно со правото на приватна иницијатива во стопанскиот живот. Ист однос спрема приватната сопственост има и Уставот на НРМ од 1946 г., утврдувајќи го имотот на приватните физички и правни лица за основа на општествено-економското уредување на НРМ, заедно со општонародниот имот и задружната сопственост. Уставите на СРМ од 1963 и од 1974 г. го гарантираат правото на личен труд со средства во сопственост на граѓаните во занаетчиството, угостителството и услужните дејности, како и во областа на уметноста, културата, адвокатурата и во други професионални дејности, вклучувајќи го и правото на стан и на земјоделско земјиште од 10 ha. Уставот на РМ од 1991 г. го гарантира правото на приватната сопственост без ограничувања, заедно со слободата на пазарот и претприемништвото. Никому не може да му се одземат или да му се ограничат сопственоста и правата што произлегуваат од приватната сопственост, освен кога се работи за јавен интерес утврден со закон. Во случај на експропријација на сопственоста, или во случај на ограничување на сопственоста, се гарантира праведен надомест што не може да биде понизок од пазарната вредност. Законот за сопственост и други стварни права од 2001 г. подробно ги уредува содржината, правното дејство, ограничувањата и предметот на правото на сопственост.

ИЗВ.: *Закон за сопственост и други стварни права*, „Службен весник", бр. 18/2001, Скопје, 2001.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ*, Прва книга, Скопје, 1986. Св. Ш.

**ПРИВРЕМЕНА ВЛАДА НА ДФ ЈУГОСЛАВИЈА** – прва влада на ослободена Југославија, формирана на 7. III 1945 г. од мандатарот Јосип Броз Тито. Во нејзиниот состав не влегле претставници од ДФ Македонија, туку само членови на распуштениот НКОЈ и претставници на Владата на Кралството Југославија, членови на граѓански политички партии што во војната не соработувале со окупаторот. Се сметало дека тие ќе ги застапуваат и интересите на ДФ Македонија.

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, Државноправниот развој на Македонија 1945-1953. Административно-централистичкиот период во државноправниот развој на Македонија, ИНИ, Скопје, 1992, 1-320. Н. В.

**ПРИВРЕМЕНА ВЛАДА НА ЕЛИМИЈА** (II 1878) – формирана од Јоанис Говедарос и од Анастасиос Пихеон во с. Вурино, Кожанско. Владата упатила проглас со кој ја повикувала Владата во Атина да дејствува за присоединување кон Грција на Кожанско-костурскиот реон во кој немала никакво влијание.

ЛИТ.: Κωνσταντινος Βακαλοπουλος, *Νεο–ελληνικη ιστορια 1204–1940*, Θεσσαλονικη, 1991. Д. Јов.

**ПРИВРЕМЕНА ВЛАДА НА МАКЕДОНИЈА** (Литохоро, II 1878) – формирана само од Грци на чело со Евангелос Коровангос, веднаш по објавувањето на руско-турското примирје во Одрин (на 19. I), непосредно пред потпишувањето на Прелиминарниот санстефански мировен договор (3. III). Владата прогласила обединување на Македонија (претставена како грчка област) со Грција и за тоа ги известила конзулите на европските сили во Солун.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Македонија во времето на големата источна криза 1875–1881*, Скопје, 1982; Далибор Јовановски, *Грчката балканска политика и Македонија 1830–1881*, Скопје, 2005. Д. Јов.

**ПРИВРЕМЕНА ВЛАДА НА МАКЕДОНИЈА „ЕДИНСТВО"** (1880–1881) – прва Привремена влада на Македонија, формирана по задушувањето на Кресненското македонско востание, избрана од Народното собрание на Македонија на заседанието во Гремен-Теќе (Островско, Егејскиот дел на Македонија, 21. V – 2. VI 1880), во која се претставени народностите што тогаш живееле во земјата. Во писмото бр. 3 на Владата до рускиот конзул во Солун (21. V 1880), потпишано од претседателот Васил Симон и членовите Анастас Димитрович и Али Ефенди, се изразува надеж „дека руската влада ќе ги помогне праведните барања на македонскиот народ и ќе помогне да се здобие со правдини слични на другите балкански народи". Во приложеното Протоколарно решение, потпишано од претседателот на ПВМ Васил Симон, од секретарот Никола Трајков и од главниот командант на воените сили на Македонија Крамонтов, во кое Русија се информира дека Собранието на македонските претставници еднодушно решило:

„1. Да ѝ се даде на знаење најнапред на Високата порта, преку главниот управник (валијата) на Македонија, праведните барања на македонскиот народ да се исполнат со брзо применување на чл. 23 од Берлинскиот договор.

2. Ова решение да им биде врачено на конзулските претставници на големите сили-потписнички на Берлинскиот договор со молба големите сили да се застапат пред Високата порта за применување на чл. 23 од Берлинскиот договор. Во случај Високата порта да не стори ништо, Привремената влада на Македонија ќе го повика македонскиот народ на оружје со паролата: Македонија за Македонците, за воспоставување на древна Македонија."



Писмо на Привремената влада на Македонија до рускиот конзул во Солун (1880)



Почетокот од Апелот на Привремената влада на Македонија (1880)





Протоколното решение на Привремената влада на Македонија со потписите и печатите (1880)

Во Манифестот на Привремената влада на Македонија од 23 март 1881 г. се повикува македонскиот народ да направи сè за на кренатото знаме „да биде напишано: единствена и обединета Македонија!“ Последниот познат документ на ПВМ е од 12 јуни 1881 г.

ЛИТ.: С. Димевски, *Привремената влада на Македонија*, „Разгледи“, XV и XVI, 1-2, 1873; Христо Андоновски, *Привремената влада на Македонија 9 мај–јуни 1880)*, зб.: Македонија во Источната криза, Скопје, 1878, 369-382; Славко Димевски, Владо Поповски, Светомир Шкариќ и Михајло Апостолски, *Македонската лига и Уставот за државното уредување на Македонија од 1880*, Скопје, 1985. Бл. Р.

**ПРИВРЕМЕНА ДЕМОКРАТСКА ВЛАДА НА ГРЦИЈА** (23. XII 1947 – 15. X 1949) – формирана од КПГ во текот на Граѓанската војна во Грција со цел да воспостави народно-демократска власт. Владата презела и законодавна функција со донесување закони: Закон за народните одбори, Закон за аграрната реформа, прописи за школството и други акти што го посведочувале проектираното внатрешно политичко уредување на Грција. На 3. IV 1949 г. Привремената влада била реорганизирана. Во новата коалициона Влада влегле македонскиот НОФ од Егејскиот дел на Македонија, Земјоделската партија на Грција и други организации. Владата имала и посебна Дирекција за националните малцинства, за разрешување на проблемите и остварување на правата на малцинствата. По поразот во Граѓанската војна Владата се самораспуштила.

ЛИТ.: Н. Пејов, *Македонците и Граѓанската војна во Грција, Скопје*, 1968; Л. Пановска, *Граѓанската војна во Грција и Македонците 1946–1949, Крајот на една илузија*, Скопје, 2003. Ст. Кис.

**ПРИВРЕМЕНА СОГЛАСНОСТ ЗА НОРМАЛИЗАЦИЈА НА ОДНОСИТЕ МЕЃУ РМ И РГ** – билатерален договор склучен на 13. IX 1995 г. меѓу РГ и РМ од министрите за надворешни работи – Каролос Папуљас и Стево Црвенковски, како претставници на Првата и Втората страна – формулации употребени наместо официјалните имиња на двете држави, со цел да се избегне употребата на официјалното име на РМ, поради грчко-македонскиот спор околу името за кој се разговара во рамките на ООН. Привремената согласност е првиот видлив резултат од преговарачкиот процес меѓу двете држави. Се состои од преамбула, нормативен текст, составен од пет дела, и завршни одредби. Предвидена е надлежност на Меѓународниот суд на правдата за сите разлики што ќе произлезат во текот на нејзиното спроведување и толкување, освен оние во врска со името на РМ. Договорот е преседан од аспект на ненаведување на имињата на договорните страни (со цел да се избегне употребата на името РМ). Се внесуваат одредници „Прва страна“ за Грција и „Втора страна“ за РМ.

ИЗВ.: *Привремена согласност за нормализација на односите меѓу РГ и РМ*, *www.un.org.* Т. Петр.

**ПРИВРЕМЕНО НАРОДНО СОБРАНИЕ НА ДФ ЈУГОСЛАВИЈА** – на 10. VIII 1945 г. АВНОЈ се трансформира во Привремено народно собрание. ПНС станува највисок привремен законодавен орган на власта конституиран со задача да ги донесе законодавните акти за избори за Уставотворно собрание на Југославија. Негови членови од Македонија се 40 членови на АВНОЈ и 7 членови на Президиумот на ПНС, делегирани од АСНОМ. Било распуштено со указ на Претседателството на ПНС од 26. X.1945 г. кога биле распишани избори за Уставотворно собрание.

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, *Државноправниот развој на Македонија 1945-1953. Административно-централистичкиот период во државноправниот развој на Македонија,* Скопје, 1992, 1–320. Н. В.

**ПРИВРЕМЕНО ПРЕТСТАВНИШТВО НА ДЕМОКРАТСКА МАКЕДОНИЈА** (Софија, почетокот на октомври 1944 – 1945). Било конституирано кога Бугарската влада на Отечествениот фронт дала согласност да продолжи работата на делегатот на Главниот штаб на НОВ и на ПО Кирил Миљовски, да се отвори Привремено претставништво на Демократска Македонија во Софија. Президиумот одржувал редовни непосредни односи со државното и со партиското раководство на ОФ Бугарија (1944 и првите месеци на 1945). Односите имале карактер на билатерални меѓудржавни односи (до средината на април 1945).

ЛИТ.: Михајло Миноски, *Авнојска Југославија и македонското национално прашање*, Скопје, 2000. М. Мин.

**ПРИВРЕМЕНО ПРЕТСТАВНИШТВО НА „ПОРАНЕШНАТА ВНАТРЕШНА ОРГАНИЗАЦИЈА“** (почетокот на 1919) – претставништво формирано по обединувањето на серчаните и револуционерите од Западна Македонија на поранешната обединета Македонска револуционерна организација. Бил објавен Апел до македонскиот народ и до емиграцијата во Бугарија (9. IV) за единство за постигнување самостојност на Македонија. Ополномоштен делегат бил испратен во Париз да ги застапува македонските интереси, да го пренесе барањето за ослободување и за обединување на Македонија во самостојна неутрална држава. Органот на Привременото претставништво објавил резолуција (8. V 1919) од Собирот одржан внатре во земјата со барање за самостојна обединета Македонија.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Став привременог претставништва бивше уједињене Унутрашње македонске револуционарне организације*, „Historijski zbornik“, XXIX-XXX, Zagreb, 1976. М. Мин.



Потписниците на Призренската декларација: Имер Имери, Али Ахмети и Арбен Џафери (2001)

**ПРИЗРЕНСКА ДЕКЛАРАЦИЈА** (Призрен, Косово, 22.V 2001) – документ составен од страна на специјалниот претставник на ОБСЕ Роберт Фровик за војната во РМ од 2001 г., потпишан во седиштето на ОНА, надвор од РМ, од страна на врховниот командант на ОНА Али Ахмети и претседателите на ПДП Имер Имери и на ДПА Арбен Џафери. Документот е фундиран врз принципите врз кои подоцна е заснован Рамковниот договор: територијален интегритет на РМ без територијално-етнички решенија; мултиетничка држава; отфрлање на силата како начин на решавање на меѓуетничките проблеми; сè заедно како претпоставка на интеграцијата на РМ во НАТО и во ЕУ, со САД и ЕУ како олеснувачи во преговарачкиот процес. Веднаш по дознавањето за неа, Декларацијата е осудена во сите медиуми на македонски јазик во РМ, претседателот Борис Трајковски ја оценува како неприфатлива, а премиерот Љупчо Георгиевски како објавување војна.

ИЗВ.: *Призренска декларација*, 22.V 2001. Т. Петр.

**ПРИЗРЕНСКА ЛИГА** (I. 1878 – 1881; II. 1943 – 1944) – албанска национална политичка организација. Првата призренска лига била формирана на собрание во Призрен на 10. VI 1878 г., на кое била усвоена политичка програма за создавање „Голема Албанија“. Во проектираната држава требало да

влезат: Албанија, Епир, делови од Македонија (со Дебар, Гостивар, Тетово, Скопје, Куманово), Косовско-метохиската област (со Пеќ, Ѓаковица, Призрен, Митровица, Приштина, Гњилане) и Прешево, Нови Пазар и Сјеница. Втората призренска лига била формирана на собранието одржано од 16. до 19. IX 1943 г. со истата програма. Лигата имала ограноци во сите околии на Косово и Метохија, во Западна Македонија и во еден дел на Црна Гора. Дејствувала на политички, воен, пропаганден и културен план. Содејствувала со тогашната квислиншка албанска власт и со Германија до нејзиното разбивање во ноември 1944 г.

ЛИТ: Бранислав Божовић – Милорад Вакић, *Сурова времена на Косову и Метохији*, Београд, 1991; Д-р Ђорђе Борозан, *Велика Албанија (порijекло–идеје–пракса)*, Београд, 1995. Ѓ. Малк.

**ПРИЛЕП** – град во западниот дел на РМ со 69.704 ж. (2002 г.). Се наоѓа во североисточниот дел на Пелагониската Котлина, на Прилепска Река, во подножјата на Мукос и Дрен Планина, на надморска висина помеѓу 620 и 680 m. Зафаќа површина од 1.540 ha. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 11,2°C, и просечна годишна количина на врнежи од 556 mm. Преку П. поминуваат магистралниот пат М–5 и железничка линија, кои на југ го поврзуваат со Битола и на исток со Велес. Се претпоставува дека П. настанал од некогашното прифатилиште на патници *Керамија,* што се наоѓало на местото Варош на важната комуникација Хераклеја–Стоби. При доселувањето во Македонија, Словените П. го затекнале како градска населба, на која ѝ го дале сегашното име, што етимолошки одговара на неговата местоположба (Прилеп – град прилепен за планинска страна). Во времето на Самуил, градот се спомнува како утврдено место и негова престолнина. Во почетокот на XI в. е забележен под името *Прилепон*. Во средниот век се јавува како значаен трговски центар и престолнина на кралот Волкашин и син му кралот Марко. По освојувањето на утврдениот град, Турците ја поместиле населбата во рамничарскиот дел. Во XIX в. П. е познат по големиот панаѓур што траел 25 дена, а градот имал 2.800 куќи, 1.100 дуќани, 26 анови, 10 џамии, 5 медреси и др. Во времето на Балканските војни во него живееле 22.000 ж. На 11 октомври 1941 г. во П. е кренато востанието против фашистичкиот окупатор. Во знак на сеќавање на осумте илјади борци и 15 народни херои од НОБ, во 1956 г. е прогласен за „Град херој". По Ослободувањето брзо се развива и популациски постојано расте. Денеска е четврти град по големина во Републиката. Најголем број од населението, 64.756 ж., се Македонци, а од малцинствата најмногу се застапени Ромите (4379), Србите (162) и Турците (123). Тој е седиште на општина што зафаќа површина од 119.444 ha, има 59 населени места со 76.768 ж. П. е познат како град на тутунот. Во неговата околина се произведува многу квалитетната ориентална сорта тутун позната под името „Прилеп". Во градот е подигната првата зграда за складирање тутун во Македонија (1873), а денеска има голема фабрика за цигари, потоа развиена текстилна, прехранбена, машинска и индустрија за преработка на неметали. Покрај гимназијата и средните стручни училишта има и Економски факултет, Народен музеј, Меморијален музеј „11 Октомври", Музеј на НОБ, Музеј на тутунот, Историски архив, Могила на непобедените, Алеја на народните херои, и др. Секоја г. се одржува Меѓународна ликовна колонија и Театарскиот фестивал „Војдан Чернодрински".


Центарот на Прилеп

Зачуваните културно-историски споменици и археолошки локалитети во Прилеп и неговата околина се доказ дека во минатото градот бил средиште на интензивен живот. П. е град на легендарниот јунак Крале Марко и на Марковото Кале од кое разурнатите ѕидови гордо се издигаат над градот. Во подножјето на Калето е стариот град Варош, во кој се зачувани црквите: „Св. Никола", „Св. Димитриј", „Св. Атанасиј", „Св. Петар", „Св. Богородица Пречиста", а малку подалеку е манастирот „Св. Архангел Михаил" од XIV в. Прилеп е роден град на Марко Цепенков, М. А. Ченто и М. Ш. Шарло, а во периодот на преродбата за П. е поврзана просветната дејност на Д. Миладинов, Ј. Константинов–Џинот и Г. Прличев.


Панорама на градот Прилеп (поглед од Марковите Кули)

ЛИТ.: Г. Трайчевъ, *Град Прилепъ*. Македонска библиотека, бр. 6, София 1925; Илија Башевски, *Прилеп*, „Географски видик", бр. 5, Скопје, 1974; Митко Панов, *Географија на СР Македонија. Природни и социогеографски карактеристики*, кн. I, Скопје, 1976; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија*, *2002,* кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**„ПРИЛЕП", ИСЕЛЕНИЧКО ДРУШТВО** (Стилтон, Пенсилванија, САД, 1922) – друштво на македонски доселеници најмногу со потекло од Прилеп и Прилепско. Тоа пристапило кон МПО и развивало културни, верски и други активности. Сл. Н.-К.

**ПРИЛЕПЕЦ** – археолошко наоѓалиште во атарот на с. Прилепец, каде што има повеќе локалитети на кои се следи континуиран живот на населби од бронзениот, хеленистичко-римскиот до доцноантичкиот период. На локалитетот Безистен се најдени бронзе-



Сребрени тетрадрахми од македонски и пајонски владетели



Првоборците Мице Козар и Трајко Бошковски-Тарцан од Прилепскиот народноослободителен партизански одред „Гоце Делчев“ (1941)

ни фибули од малоазиски тип, надгробни стели, македонски и римски монети, темели од објекти, делови од мозаични подови и мала подземна гробница со мермерен саркофаг во комората, изѕидана од мермерни сполии. На лок. Долишта е најдена голема остава со сребрени тетрадрахми од македонските и пајонските кралеви, а на лок. Марков Ѕид се најдени гробници вдлабени во стената и остатоци од бедемски ѕидови на акрополата на населбата од хеленистичко-римскиот период. Траги од ѕидана архитектура од камен и варов малтер, како и неколку гробни цисти, керамички садови и монети од доцноантичкиот период се откриени на локалитетот Камберица. Овие и другите локалитети со регистрирани остатоци од живеење и погребување го потврдуваат континуираниот живот од бронзениот до доцноантичкиот период на населбата кај с. Прилепец.

ЛИТ.: М. Кокић, *Античко насеље код села Прилепца*, „ГСНД“, V, Скопје, 1929, 295; Н. Вулић, „Споменик СКА“, LXXI, Београд, 1931, 174; I. Mikulčić, *Pelagonija u svetlosti arheoloških naoda*, Skopje, 1966, 71. К. Кеп.

**ПРИЛЕПСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ДИМИТАР ВЛАХОВ“** – в. *Народноослободителен партизански одред „Димитар Влахов“.*

**ПРИЛЕПСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕДИ** – партизански единици на НОВ и ПОМ (1941–1944). Првин била формирана *Прилепската партизанска чета* (Вишне Маало, во Прилеп, 12. IX 1941 – месноста Црвени Стени, Прилепско, 11. X 1941), која потоа требало да влезе во составот на новоформираниот *Први прилепски НОПО „Гоце Делчев“,* но задоцнила за зборното место, поради што и не зела учество во нападот на Прилеп (11. X). Подоцна му се приклучила (15. X) на првиот *Прилепски НОПО „Гоце Делчев“* (месноста Црвени Стени, Прилепско, 11. X 1941 – пештерите на Кадин Камен на падините на пл. Козјак, 25. XII 1941) и уште истиот ден извршил напад на Прилеп. Денот на нападот е прогласен за државен празник како *Ден на востанието на македонскиот народ*. Подоцна бил формиран и втор *Прилепски НОПО „Димитар Влахов“* (реонот на с. Дабница, на пл. Мукос, 15. V 1942 – реонот на с. Габровник, Велешко, 21. IX 1942), кој потоа бил реорганизиран и преименуван во *Прилепски НОПО „Ѓорче Петров“* (реонот на с. Габровник, Велешко, 21 или 20. IX 1942 – манастирот Прилепец, Прилепско, 19. XII 1942). Четвртиот *Прилепски НОПО* (јуни-ноември 1944) дејствувал во Прилепско и Велешко до конечното ослободување на Македонија.

ЛИТ.: *Прилеп и Прилепско низ историјата,* книга втора, Прилеп, 1971; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1941 година,* Скопје, 1976; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година,* Скопје, 1978; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1943 година, кн. прва и втора,* Скопје, 1981; *Прилеп и Прилепско во НОВ 1944 – 15 мај 1945,* кн. прва до трета, Скопје, 1985; Д-р Симо Младеновски, *Прилепскиот партизански одред „Гоце Делчев“,* „Гоцеви денови – Песна за Гоце ’83“, IX, 9, Скопје, 1983, 15-16. С. Мл.

**ПРИЛЕПСКИ ПОДВИЖЕН КОНГРЕС НА ТМОРО** (крајот на мај и првата половина на јуни 1904) – конгрес на Битолскиот револуционерен округ, под претседателство на Дамјан Груев. Одржувањето на Конгресот се наметнало од потребата за консолидирање на Револуционерната организација по Илинденското востание, во околности кога запрела работата на Централниот комитет. Главни прашања за кои расправал Конгресот биле: реорганизацијата и демократизацијата на Организацијата, актите (проект-правилниците) и прашањето за односот кон странските пропаганди.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Проект-правилниците донесени на Прилепскиот конгрес 1904 година и дополнителните белешки на Ѓорче Петров*, „Гласник“ на ИНИ, 1, Скопје, 1973; Димитар Димески, *Прилепскиот подвижен конгрес на Вториот округ на ВМРО (1904 г.)*, „Историја“, Скопје, 1991. М. Мин.

**ПРИЛЕПСКО ЕЗЕРО** – вештачка акумулација, во долината на Ореовечка Река, на 5 km северо-источно од Прилеп. Изградена е во 1964 г. Браната е од комбиниран тип, односно од бетон и од нафрлен камен. Долга е 403,6 m, а висока 28 m. Котата на максималното ниво на водата се наоѓа на височина од 745 m. Максималната должина на езерото изнесува 1,5 km, најголемата широчина 0,55 km, а зафаќа површина од 0,55 km$^2$. Во акумулациониот базен максимално може да се акумулираат 6.000.000 m$^3$ вода, од која



Прилепското Езеро

5.080.000 m³ претставува корисна зафатнина, а 920.000 m³ претставува мртов простор. Водата се користи за наводнување на околу 6.200 ha обработливо земјиште во Прилепско Поле и за рекреативни цели. Др. В.


Александар Прилепчански

**ПРИЛЕПЧАНСКИ, Александар** (Штип, 9. XI 1939) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1965). Го предава предметот проектирање на станбени и угостителски објекти. Во проектантската дејност повеќе внимание посветил на станбената архитектура. Проектира и реализира повеќе станбени згради во Скопје, во Кавадарци и во Кочани, како и повеќе индивидуални семејни и викенд куќи. Учествувал на архитектонски анонимни конкурси. Позначајни реализации: станбен комплекс „Влаот" во Кочани (1983); станбен блок во населбата Аеродром во Скопје (1992, и двата објекти со арх. Љ. Филиповски). Кр. Т.

**ПРИЛЕПЧАНСКИ, Иван Андонов** (Штип, 31. XII 1905 – Скопје, 8. IV 1985) – микробиолог. Медицина завршил во Грац (1935), а работел во Прилеп (до 1940) и Штип, од каде што им се приклучил на партизаните. Од 1945 г. бил во Штип; бил назначен за пом. министер за здравство на НРМ. Од 1948 до 1951 г. бил директор на ДНЗ во Скопје. Специјализирал бактериологија и до пензионирањето (1968) работел во Заводот за здравствена заштита. П. Б.

**„ПРИЛОЗИ (Contributions)"** – списание на Одд. за биолошки и медицински науки на МАНУ, кое се печати како одделна публикација од 1980 г. Од 1969 до 1980 г. списанието се печатело под наслов: „Прилози. Одделение за природно-математички науки", МАНУ. Во него се објавуваат оригинални научни трудови, прегледни трудови и кратки соопштенија од сите подрачја на биолошките и



Насловната страница на списанието „Прилози", на ОБМН на МАНУ

медицинските науки. Списанието излегува два пати годишно и е достапно на Интернет; индексирано е во Pub Med-Medline. Трудовите се печатат на англиски јазик со резиме на македонски и се рецензирани од анонимни рецензенти. Електронската верзија на списанието е достапна на веб-страницата: www.manu.edu.mk/prilozi. Уредници и членови на Уредувачкиот одбор биле: К. Мицевски, А. Андреевски, П. Давчев, Ѓ. Филиповски, Г. Ефремов, И. Таџер, М. Поленаковиќ, Р. Лозановски, В. Серафимоски, Ф. Мурад и Х. Клинкман. М. Пол.



Првиот број на органот на Одделението за општествени науки на МАНУ (1970)

**„ПРИЛОЗИ. CONTRIBUTIONS"** (МАНУ, Скопје, I, 1, 1970 –) – научен периодичен орган на МАНУ што се објавува двапати годишно како списание на Одделението за општествени науки. Сè до 1975 год. (VI, 2) излегува како заеднички орган под редакција Димитар Митрев (уредник), Михаил Д. Петрушевски и Харалампие Поленаковиќ, а од 1976 год. (VII, 1), бидејќи Одделението за лингвистика и литературна наука се изделува со посебно свое списание (под истиот наслов), продолжува под редакција на Кирил Миљовски (уредник), Евгени Димитров и Љубен Лапе и објавува само прилози од областа на историјата, историјата на уметноста, правото, економијата, филозофијата, социологијата, етнографијата и културата. Бл. Р.

**„ПРИЛОЗИ. CONTRIBUTIONS"** (МАНУ, Скопје, I, 1-2, 1976 –) – печатен орган на Одделението за лингвистика и литературна наука на МАНУ. Излегува двапати годишно под редакција на Харалампие Поленаковиќ (уредник), Михаил Д. Петрушевски и Александар Спасов, којашто се менува според изборниот циклус во Академијата. Списанието објавува македонистички научни прилози од обласа на лингвистиката, славистиката, балканистиката и литературната историја и критика. Бл. Р.

**„ПРИЛОЗИ", списание на Одделението за математичко-технички науки на МАНУ**. Од основањето во 1969 до 1979 г. имало наслов „Прилози на МАНУ, Одделение за природно-математички науки". Н. Ц.

**ПРИРАСТ И ПРОИЗВОДСТВЕНОСТ НА СТЕБЛАТА И НА ШУМСКИТЕ НАСАДИ** – научна дисциплина што ги проучува законоемерностите на процесот на растењето на едно стебло или на цели насади и ги утврдува приносните способности/можности на шумите во поглед на дрвната маса во различни природни услови. Задачата на оваа наука е да ги истражува квантитативните односи помеѓу процесот на растежот на шумата и влијанието на факторите на надворешната средина кои се менуваат во текот на животниот век на дрвјата и насадите. Својството на живата материја (дрвјата), преку делбата на клетките, да го зголемува својот волумен претставува растеж. Вредноста за која се зголемува дијаметарот, височината или волуменот на дрвото или на насадот за одреден временски период претставува прираст на тој елемент за тоа време. Производност на насадот претставува севкупното годишно или периодично производство на дрво во натурални показатели (m³ или тони). Постои и термин принос од насадот, кој претставува количина на искористено дрво од единица површина, од цел насад или од цела шума. Шумите на РМ имаат ниска производственост како резултат на повеќе фактори, а пред сè се должи на начинот на одгледување и на уредување. Просторно преовладуваат нискостеблените шуми (71%) со вкупна дрвна резерва 27.385.300 m³ или 42,6 m³/ha и со тековен годишен прираст од 1,4 m³/ha. Високостеблените шуми и културите (29%) се со вкупна дрвна резерва 45.797.112 m³ или 200 m³/ha и со тековен годишен прираст од 3,7 m³. Ал. Анд.


Природниот резерват Езерани

**ПРИРОДЕН РЕЗЕРВАТ** – подрачје што се утврдува со Законот за природа (2004) и кое поради значајните или карактеристичните екосистеми, геолошките или физичко-географските карактеристики и/или видови, како и изворно зачуваната дивина, стекнува статус на природно наследство во категоријата строг природен резерват за спроведување научни истражувања или мониторинг на заштитата. Со строгиот природен резерват се управува со соодветен план за управување, а пристапот на јавноста е ограничен. Регистрирани се и евидентирани преку 14 локалитети во РМ со статус на строг природен резерват. Во класификацијата на природното наследство, применувана до 2004 г. (Закон за природни реткости, 1973), просторните/територијалните целини беа категоризирани како природни резервати во кои влегоа општите (национални паркови, строги природни резервати, научноистражувачки резервати, предели со посебни природни карактеристики, карактеристични пејзажи) и посебните природни резервати. С. Х. П.

**ПРИРОДНО-МАТЕМАТИЧКИ ФАКУЛТЕТ – СКОПЈЕ** – се состои од 7 институти (за математика, физика, хемија, биологија, географија, информатика и етнологија) и Сеизмолошка опсерваторија. Тој е формиран како дел на Филозофскиот факултет во 1946 г. со пет катедри за основните природни науки. Како одделен факултет постои од 1958 г., со исклучок на периодот 1977–85, кога егзистираат 5 одделни факултети за фундаменталните природни науки. Сместен е во објекти изградени во 1951, 1967 и во 2000 г. Постдипломски студии се организираат од 1969 г. До 2006 г. дипломирале над осум илјади студенти и магистрирале 400 постдипломци. Основното постигнување на ПМФ е во подигнувањето на општата писменост на населението на РМ, во создавањето кадри за следење на современите постигнувања во природните науки и во давањето придонес во светската ризница на знаењата од овие области. Во учебната 2005/6 г. се застапени студии во вкупно 23 насоки, со дополнителни 12 поднасоки, за кои се нудат околу 500 семестрални курсови. За постигнатите резултати, ПМФ е носител на наградата „11 Октомври“ за 1976 и 2006 г.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 634. В. Ур.

**ПРИРОДОНАУЧЕН МУЗЕЈ НА МАКЕДОНИЈА – Скопје** – основан во октомври 1926 г., по иницијатива на познатиот научен работник на полето на зоологијата, д-р Станко Караман. Низ целиот период на своето осумдесетгодишно постоење, Музејот се фокусираше на активностите поврзани со научно-истражувачките дејности, на колекционерската дејност, на изложбената и на издавачката дејност, како и на заштита на природните богатства на Македонија. Во рамките на Музејот функционират стручни и научни одделенија: ботаничко одделение, одделение за без’рбетници, ентомолошко, палеонтолошко и одделение за ’рбетници, како и препараторското одделение. Активностите во Музејот се насочени кон проучување на флората, фауната и геата на Македонија и кон колекционерската дејност со што се обезбедуваат потребни материјали за подготвување на постојаните и повремените изложби. На приземјето на Музејот се уредени: геолошко-палеонтолошката изложба, ботаничката, ентомолошката и изложбата на без’рбетниците. На катот се наоѓаат изложбата на рибите на Македонија, на водоземците и на влекачите, птиците на Македонија и на цицачите. Во салата за повремени изложби се уредуваат разновидни тематски изложби. Природонаучниот музеј има и издавачка дејност, а првото сп. „Anales“, е издадено во 1939 г., кое со почнувањето на Втората светска војна престанува да излегува. Издавачката дејност одново започнува со сп. „Acta“ и „Fragmenta balcanica“ (1953). Подоцна почна да излегува и сп. „Посебно издание“ и на крај започна издавањето на едицијата „Фауна на Македонија“, од која досега се излезени седум броеви. Музејот во своите депоа располага со огромен број собрани фосилни, флористички и фаунистички материјали. Р. Гр.


Загорка Присаѓанец -Тодоровска

**ПРИСАЃАНЕЦ–ТОДОРОВСКА, Загорка** (Прилеп, 14. VIII 1930) – поет, новинар, просветен работник, детски писател. Завршила Филозофски факултет (романска филологија и југословенска книжевност) во Скопје. Работела како професор во средни училишта и како новинар во РТВ Скопје. Нејзината поетска реч се одликува со непосредност на лирската интонација и чистота на грижовно стокмена стаменита експресија.


Природно-математичкиот факултет во Скопје


Природонаучниот музеј на Македонија, Скопје

БИБЛ.: *Преобразби*, 1987; *Шшокче на рокче*, 1990; *Прошокош на живошош*, 1992; *Свешош на дланка*, 1992; *Нишан за Десшина*, 2005 и *Преображенија*, избор од нејзината поезија на руски јазик, Москва, 1998. Г. Т.


Ванчо Пркев -Сермен

**ПРКЕВ-СЕРМЕН, Ванчо Христов** (с. Серменин, Гевгелиско, 1921 – над с. Градец, Кочанско, 21. V 1943) – национален и комунистички деец, народен херој. Во Штип завршил гимназија, а потоа студирал на Техничкиот факултет во Белград (од 1939), каде што станал член на КПЈ (1941). Напоредно со студиите, за ИП „Нолит" преведувал руска литература. Пред фашистичката окупација се вратил во Македонија и бил еден од организаторите на НОБ во Штипско. Како член на Обласниот комитет на КПМ (1943) извесно време престојувал во Битола и Битолско и бил политички комесар на Битолско-преспанскиот НОПО. Потоа пак се вратил во Штип (април 1943) и станал политички комесар на новоформираниот Плачковички НОПО. Одредот бил опколен и тој загинал во борба со бугарската војска и полиција. Прогласен е за народен херој на Југославија (2. VIII 1949).

ИЗВ.: М(ара) Минанева, Последно видување. Спомени за народниот херој Ванчо Прке-Сермен, „Просветена жена", Скопје, јули-август 1960, 2-3; Фируз Демир, *Сеќавање за Ванчо Прке и Славчо Сшојменски*, „Дело 74", VIII, 3, Штип, 1981, 3-16; Трајче Грујоски, *Сйомени за Ванчо Прке-Сермен*, (август 1942 – 1 април 1943), Битолските народноослободителни партизански одреди, Битола, 1982, 316-320; Димче Милевски-Добри, *Сеќавање за Сермен*, на истото место, 321-325.

ЛИТ.: Д-р Миле Тодоровски, *Скица за биографијаша на Ванчо Прке – Сермен*, „Историја", V, 1, Скопје, 1969, 196-201; Видое Подгорец, *Прке Хрисшо Ванчо-Сермен (1921-1943)*, Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 324-329; Благоја Цветкоски, *Учесшвошо на Ванчо Прке во бишолскише йаршизански одреди*, Битола и Битолско во НОВ 1941 и 1942, кн. втора, Битола, 1978, 191-212; Киро Зенделски, *Ванчо Пркев-Сермен*, „Дело 74", XIV, 6, Штип, 1987, 489-508; Виолета Карагунова, *Ванчо Пркев-Сермен*, Штип, 1989. С. Мл.

**ПРЛИЧЕВ, Григор Ставрев** (Охрид, 18. I 1830 – Охрид, 6. II 1893) – најголемото име на македонската


Григор Прличев

литература во XIX в. Овој супериорен литерат според јазичната припадност е всушност тродомен автор: грчки, бугарски и македонски, и ги обединува во себе специфичните карактеристични доминанти на епохата во која живее и работи; класицизмот и романтизмот, како стилски белези. Тоа е писател кому Македонија му е и љубов и судба и болка и очај и неопходност и тага и лулка и гроб. Тоа е писател со висока самосвест за своите креативни можности и за позивот на кој му служи. Роден е како четврто дете на Марија Гокова и Ставре Прличев, охридски занаетчија. Ученик на Димитрија Миладинов, кој во тоа време учителствува во Охрид. Извесно време се вработува како терзија, а подоцна станува учител во Тирана (Албанија). Во 1849 г. се запишува како студент по медицина на Атинскиот универзитет. Во текот на 1850/59 г. повторно се враќа во Македонија и учителствува на повеќе места (Долна Белица, Струшко, Битола, Прилеп и Охрид) за да си обезбеди услови за продолжување на студиите. Во 1859 г. повторно доаѓа во Атина, како студент на втора година по медицина. Во овој период ја пишува поемата „О АРМАТΩЛОΣ" (Сердарот) што требало да се предаде најдоцна до 13. II 1860 на поетски конкурс. Во 1860 ја добива наградата на големиот атински конкурс за најдобра поема на грчки јазик – паричен дел и ловоров венец. Истава година делото излегува од печат. Вратен во Охрид веднаш ја започнува работата врз новиот поетски проект – поемата „Скендербег", далеку попретенциозен творечки зафат. Работи како учител во Охрид. Се зафаќа да го научи словенското писмо и четмо во дуќанот на Ангеле Групче, тогашно своевидно читалиште во Охрид. Со Јаким Сапунџиев го започнуваат „народниот подвиг" во Охрид, т.е. борбата за воведување на народниот јазик во училиштата. Со ова Прличев ја официјализира својата борба против грцизмот во Македонија, особено против фанариотскиот владика Мелетиј, виновникот за смртта на Димитрија Миладинов. Извесно време престојува во Цариград. Има постојани контакти со бугарските културни дејци, а по враќањето во Охрид уште поинтензивно се ангажира за популаризирање на словенското писмо во Македонија. Во 1868 г. турската власт го затвора и го депортира во дебарската зандана, поради клевета од страна на грчкиот охридски владика. По затворскиот период го посетува манастирот „Св. Јован Бигорски" и е восхитен што во него се служи на старословенски јазик. Во следната 1869 г. во Охрид масовно се воведува народниот јазик во училиштата. Истава година се жени и има пет деца. По покана од Редакцијата на цариградското „Читалище" се зафаќа со препев на Хомеровата „Илијада". Почнува да соработува во бугарските цариградски весници и списанија. Во Белград, а потоа во „Читалище" во 1872 г. ја



Григор Прличев: „Сердарот" и ракописот на „Граматиката"

објавува песната „Во илјада седумстотин шездесет и второ лето", подоцна преобјавена и во неговата „Автобиографија". Во цариградскиот в. „Право" во 1872 г. е објавена вест дека Прличев подготвил за печат книга песни за деца под наслов „Воспитание или 12 нравствени песни". Со заштедени пари од своето учителствување во Струга, заминува во Бугарија (Софија), каде што мнозина „родољупци" го канеле да се зафати со каква и да е литературна работа и му ветувале секакви олеснувања и помошти. Во 1883–1890 г. учителствува во бугарската машка гимназија во Солун. Во овој период ја пишува својата „Автобиографија", објавена по неговата смрт во „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина". Прличев

живее и работи во повеќе балкански културни центри (Охрид, Струга, Битола, Прилеп, Солун, Атина, Тирана, Цариград, Софија). Коректно владее повеќе балкански и европски јазици. Се занесува со словенофилството и прави обид да создаде граматика на словенско есперанто. Слични примери можат да се сретнат и во другите словенски литератури. Поетската творба „Сердарот“ (1860) се смета за апсолутен врв на сиот влог што во уметноста на зборот овој творец го дал. За книжевната наука оваа поема треба да се разгледува во контекстот на европската теорија на романтизмот. За неа авторот во Атина го добива од критиката прозвиштето „Втор Хомер“. Други позабележителни негови творби се „Автобиографијата“ (1884) и словото-есеј „Чувај се себеси“ (1866). Тоа се комплементарни литературни дела и ја доречуваат на директен начин основната порака на „Сердарот“.

БИБЛ.: „О ΑΡΜΑΤΩΛΟΣ“, Атина, 1860; Скендербеј, објавена посмртно; прозната творба *Автобиографија*, Софија, 1894, напишана на бугарски јазик; детски песни *Воспитание или дванаесет нравствени песни*, напишани на неговиот сесловенски есперанто и објавени посмртно; *Есеи, записи, слова*, објавувани главно на македонски јазик, помеѓу 1862 и 1892 година; *Препеви* на Хомеровите дела „Илијада“ и „Одисеја“ и на дела од Торквато Тасо и Ариосто – зачувани во ракопис; *Преписка*, објавена посмртно.

ЛИТ.: Григор Прличев, *Автобиографија*, Соопштува Кирил Ќамилов, Ск., 1952; Григор Прличев, *Автобиографија; Сердарот*. Превод и препев Тодор Димитровски и Георги Сталев. Предговор Димитар Митрев, Ск., 1953; Григор Прличев, *Одбрани страници*. Редакција Тодор Димитровски, Ск., 1959; Григор Прличев, *Скендербег*. Превод Митре Дамјановски. Препев Георги Сталев, Ск., 1961; Григор Прличев, *Сердарот*, Ск., 1970; Георги Сталев, *Прличев во своето време и надвор од него*. Григор Прличев, *Сердарот. Скендербег*, Ск., 1971; Прилози на МАНУ, ОЛЛН, IV, 1, Ск., 1973 (број посветен на Г. Прличев по повод 80-годишнината од смртта); Тодор Димитровски, *Прличев и неговото дело*. Григор Прличев, *Одбрани текстови*. Приредил Тодор Димитровски, Ск., 1974; Тодор Димитровски, *Прличев и неговото дело*. Григор Прличев, *Автобиографија*. Приредил Тодор Димитровски, Ск., 1974; Григор Прличев, *Скендербеј*. Од грчкиот оригинал препеал Михаил Д. Петрушевски, Ск., 1974; *Беседи за Прличев*, Ск., 1980; Гане Тодоровски, *Големиот подвиг на Григор Прличев* „Литературен збор“, XXVII, 6, Ск., 1980; Тодор Димитровски, *Прличев и неговото дело*. Григор Прличев, *Сердарот*. Препев Георги Сталев, Ск., 1983; Григор Прличев, *Избрани творби*. Приредил Томе Саздов, Ск., 1985; Григор Прличев, *Мартолозот*. Препев Михаил Д. Петрушевски. Ск., 1983; *Животот и делото на Григор С. Прличев*. Симпозиум, 10-11. V 1985, Ск., 1986; Драги Стефанија, *Прличевиот панславизам*, Охрид, 1988; Стојан Ристески, *Григор Прличев : нови страници*, Охрид, 1989; Радомир Ивановиќ, *Григор Прличев во светлината на романтизмот*, Ск., 1990; Григор Прличев, *Избор*. Приредил Томе Саздов. Препев Георги Сталев, Ск., 1991; Григор Прличев, *Сердарот*. Кон стогодишнината од смртта на Прличев (1893-1993). Препев Гане Тодоровски, Ск., 1993; Григор Прличев, *Сердарот*. Препев Гане Тодоровски, Ск., 1993; Григор Прличев, *Охридски циган*. Превод Јани Филовски. „Далги“, 1, Охрид, 1991; *Kратка словенска граматика*. Приредиле: Наум Целакоски и Димитар Смилески, Битола, 1992; Гане Тодоровски, *Збор до два околу помакедончувањето на детските песни на Григор Прличев*. Григор Прличев, Воспитание или дванаесет песни за деца. Помакедончил Гане Тодоровски, Ск., 1993; Наум Целаковски, *Непознатиот Прличев*. Григор Прличев, Водач ме праќа татковината. Избор, поговор и коментари Наум Целаковски, Ск., 1993; Душко Наневски, *Талентот на Прличев*, Охрид, 1994; *Kратка славјанска граматика*. Приредиле: Димитар Пандев и Драги Стефанија, Охрид, 1994; Томе Саздов, *Непознатиот Прличев*, Ск., 1995; Григор Прличев, *Сердарот*. Осовременил Тодор Димитровски, Ск., 1995; Григор Прличев, *Скендербеј*. Библиофилско издание, Ск., 1997; Раймон Детрез, *Криволици на мисълта*, София, 2001; Григор Прличев, *Автобиографија*, Ск., 2001 Анастасија Ѓурчинова, *Прличев и Ариосто*, Ск., 2002; Сергеј Главјук, *Беседа за Прличев*, Охрид, 2003; Георги Сталев, *Творечкиот лик на Григор Прличев*, Ск., 2005. Г. Т.


Петре Прличко

**ПРЛИЧКО, Петре** (Велес, 13. III 1907 – Скопје, 16. XI 1995) – театарски и филмски актер, режисер, еден од основачите на МНТ и на Куклениот театар во Скопје. Кариерата ја започнал како ученик во патувачки театар. Променил повеќе патувачки театри, а во 1931 г. основал свој, „Боем“. Од 1939 г. е актер во Народното позориште во Скопје и во Театарот во времето на Втората светска војна (1941-1944), а од 1944 г. дејствува во трупата „Кочо Рацин“ на слободната територија. Во неговиот богат опус се истакнуваат комичните ликови, но има значајни остварувања и во други жанрови. Бил директор на Драмата на МНТ (1970-1973).

*ПОЗНАЧАЈНИ УЛОГИ:* Јеротие („Сомнително лице“); Агатон („Нажалена фамилија“); Арсо („Чорбаџи Теодос“); Митке („Коштана“); Фезлиев („Црнила“); Градоначалникот („Ревизор“) и др. Режии: „За родниот кат“; „Бегалка“; „Д-р“; „Кузман Капидан“; „Антица“; „Печалбари“, како и куклените претстави „Силјан Штркот“; „Цане ламјата“ и др. Настапил во филмовите: „Фросина“; „Волча ноќ“; „Мирно лето“; „Мис Стон“; „Солунски атентатори“ и др. Р. Ст.

**ПРОБИШТИП** – град во североисточниот дел на РМ со 10.806 ж. (2002 г.). Се наоѓа во западното подножје на Осоговските Планини, на надморска висина од околу 560 m. Зафаќа површина од 486 ha. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 11,6°C и просечна годишно количество на врнежите од 700 mm. П. е млада рударско-индустриска населба, формирана благодарение на богатите резерви на оловно-цинковна руда во околината. Изградбата на населбата започнала во 1937 г. кога овде била изградена електрична централа, се почнало со флотација на оловно-цинковата руда и се изградени неколку станбени згради за рударите. Градот брзо се развил во годините по Ослободувањето. Во 1953 г. имал само 2.397 ж. Речиси целокупното население се Македонци, а од малцинствата има само малку Срби (83) и Роми (35). П. е седиште на општина што зафаќа површина од 32.557 ha, има


Петре Прличко и Цилка во сцена од филмот „Мис Стон“


Центарот на Пробиштип

36 населени места со 16.193 ж. Освен флотацијата, во градот има и фабрика за акумулатори и текстилна фабрика, гимназија и здравствен дом. Ал. Ст.

**ПРОВАЛИТЕ НА МАКЕДОНСКАТА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (1896–1903). Првата провала на Тајната македонска революционерна организација се случила во Битола (април 1896), кога било откриено пренесувањето бомби и експлозиви со апсењето на Доне Стојанов Тошев. Виничката провала (1897) се случила кога властите откриле оружје (пушки и бомби) и постоење разгранета мрежа на тајната организација. Масовни апсења биле извршени во Виница со околните села, како и во: Штип, Свети Николе, Злетово, Кратово, Крива Паланка, Царево Село, Пехчево, Радовиш, Кавадарци и Скопје. Биле апсени учители, свештеници, селани, повеќе од 1000 лица. Валандовската провала (1899) се проширила во Дојранската, во Еницевардарската и во Гевгелиската околија. Битолската провала (1900) се случила по ликвидирањето на егзархиски свештеник што извршил предавство. Со најтешки последици била Солунската провала (јануари 1901) кога биле уапсени членовите на ЦК Пере Тошев, Христо Татарчев, Христо Матов и др. Биле уапсени 188 лица, осудени 101, од кои 9 на смрт. До 1903 г. имало и други провали.

ЛИТ.: Александар Апостолов, *Виничката афера*, Виница, 1997; Димитар Димески, *Аферите во Битолскиот вилает 1895–1903*, Скопје, 1993. М. Мин.

**ПРОДУКТИВНОСТА НА КОПНЕНИТЕ ЕКОСИСТЕМИ** – се изразува со количината на произведената сува органска материја во текот на една вегетација, а се изразува во t/ha површина или во g/m$^2$. Први истражувања во Македонија се спроведени во Националниот парк Галичица во екосистемот на плоскач и цер. Установено е дека годишната чиста продукција изнесува 12, 5 t/ha. Продукцијата е истражувана и во горскиот буков екосистем во националниот парк Маврово. Просечната чиста продукција изнесува 11,99 t/ha сува материја. Љ. Гр.


Наде Проева

**ПРОЕВА, Наде Анастасова** (Ресен, 9. IX 1949) – историчар, унив. професор. По завршувањето на Групата археологија на Флозофскиот факултет во Белград (1973), каде што и магистрирала (1978) и ја одбранила докторската дисертација од историјата на античка Македонија (1992). Заради продлабочување на студиите по митологија, епиграфика и нумизматика била на студиски престој на Сорбона–Париз I (1979–1981). Работела како кустос во Народниот музеј во Прилеп (1973–1975), а потоа (од 1984) предава Историја на античките Македонци и Историја на стариот век (староисточни народи, антички Грци и Римјани) во Институтот за историја на Флозофскиот факултет во Скопје. Учествувала во ископувањата на антички и средновековни локалитети (во Македонија, Србија, Полска и Грција), како и во проекти на Археолошкиот институт во Белград, на Берлинската академија на науките, на САНУ и на МАНУ. Настапувала на меѓународни научни собири во Франција, Канада, Србија, Бугарија, Хрватска, Словенија и Холандија, а имала студиски престои во Полска (1977), во Француската археолошка школа во Грција (повеќепати до 1992), во Францускиот институт во Истанбул (1993), во Австриската академија на науките (1998) и на универзитетите во Нанси, Нантер – Париз X и др. Уредник и подготвувач е на едициите Miscellanea byzantino-macedonica и Historia antique macedonica и певедувач и издавач на антички автори. Објавила поголем број прилози во домашни и странски списанија и зборници. Носител е на орденот на Владата на Франција Chavalier de palmes academiques (1997).

БИБЛ.: *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997; *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. Бл. Р.

**ПРОЕВСКИ, Борис** (с. Јанковец, Ресенско, 1. II 1879 – Благоевград, 30. I 1961) – учител, револуционер, лекар, секретар на Ресенскиот ОРК на МРО. Завршил егзархиска гимназија во Солун, а медицина на Новорусискиот универзитет во Одеса. Учествувал во Илинденското востание во четата на С. Арсов и на С. Олчев. Како лекар бил доброволец во Балканските и во Првата светска војна.

ЛИТ.: Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, София, 1983. Ал. Тр.


Тоше Проески

**ПРОЕСКИ, Тодор (Тоше)** (Прилеп, 25. I 1981 – кај Нова Градишка, Хрватска, 16. X 2007) – вокален интерпретатор. Макфест '97 и песната „Пушти ме" најавија дека на македонската сцена се појави вокал со извонреден потенцијал. Веќе во наредните години тоа го потврдија настапите на другите македонски фестивали (Скопски фестивал '98 – **„**Остани до крај" и др.). По настапот на фестивалот Славјански базар со песната **„**Тајно моја", П. стана познат и за меѓународната јавност, а учеството на изборот за Песна на Евровизијата (2004, Истанбул) беше дефинитивна потврда дека тој е пејач од светски ранг. Соработува со повеќе македонски автори (Г. Копров, К. Костов, К. Габровски, Х. Котларовски), а третиот албум „Ако ме погледнеш в очи" го сними во соработка со грчкиот композитор Фебус (Phoebus), со продуцентот Влахос (Влахос) и текстописецот од Србија М. Туцаковиќ. Издал повеќе албуми во Македонија и во странство. Оствари соработка со менаџерски и издавачки куќи од Англија. М. Кол.

**ПРОЗЕЛИТИЗАМ** (преобраќање) – вид духовна, душевна или телесна принуда врз еден или повеќе луѓе да преминат од една во друга вера, за добивање повеќе верници. Преобраќање на православни во Македонија во друговерници имало особено со исламизирањето на Македонците во времето на владеењето на Османлиската држава и со прозелитското дејствување на Римокатоличката црква и протестантските секти меѓу македонското православно население. Рат. Гр.


Пластеници за производство на цвеќе

**ПРОИЗВОДСТВО НА ЦВЕЌЕ ВО ЗАШТИТЕН ПРОСТОР ВО РМ** – се одвива во стакленици и под пластеници. Во седумдесеттите и осумдесеттите години на XX в. има значаен развој (производство на каранфил на 27 ha, рози на 4 ha, гербери на 2.5 ha), а оттогаш обемот на производството значајно варира. Во деведесеттите години се активира пластеничкото производство во Гевгелискиот, Струмичкиот и Скопскиот регион. Производството на летниот расад исто така се организира под пластеници, и тоа во Струмичко и во Скопско, како и во комуналните претпријатија. Последниве години постојано се наголемува интересот на производителите за пораст на обемот на производството и за зголемување на асортиманот на летниот расад. С. Х. П.

**ПРОКОПЕНКО, Вјекослав** (Виница, 21. VIII 1950) – новинар. Како стипендист на Радио Скопје од Факултетот за политички науки во Белград дојде во Радиото (1974), каде што работи во Внатрешнополитичката редакција. Ангажиран речиси во сите новинарски жанрови. На чело на Радио Скопје како директор е избран во 1986 г., а функцијата ја врши до 1990. Оттогаш е во Редакцијата што ја води дописната мрежа на Радиото. Ј. Ф.

**ПРОКОПИЕВ, Александар** (Скопје, 24. II 1953) – раскажувач, есеист, научен работник. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Белград. Работи во Институтот за македонска литература. Голем аниматор на културни акции и проекти. Во неговата проза посебно место заземаат сликите од

Александар Прокопиев

еден „близок и магичен простор, длабоко всаден во меморијата на авторот".

БИБЛ.: *Младиот мајстор на Играта*, 1983; *...или...*, 1987; *Пловидба на југ*, 1988; *Слово за змијата*, 1992; *Арс аматориа*, избор на раскази на српски, 1997; *Дали Калимах беше постмодернист*, есеи, 1994; *Постмодерен Вавилон*, есеи, 2000; *Човекот со четири часовници*, есеи, 2003 и др.

ЛИТ.: Раде Силјан: *Забранета одаја*, 2004. П. Гил.

**ПРОКОПИЕВ, Светислав** (Куманово, 4. VI 1928 – Скопје, 10. IV 1986) – проектант. Гимназија завршил во Скопје (1948), а дипломирал на Градежниот отсек на Техничкиот факултет во Загреб (1955). Работел во РОЗТ „Бетон". Иницијатор е за формирање на Конструктивното биро во РОЗТ „Бетон" (1959). Бил хонорарен асистент на Градежниот факултет во Скопје (1956–1960), а подоцна (1973) е избран за вонреден професор по предметот асеизмичко проектирање на конструктивните системи во ИЗИИС Скопје.

ЛИТ. и ИЗВ.: *Прокопиев Светислав*, „Билтен" бр. 322 на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј"; архива на Градежното претпријатие „Бетон". Р. Д.


Трајко Прокопиев

**ПРОКОПИЕВ, Трајко** (Куманово, 6. XI 1909 – Белград, 21. I 1979) – композитор и диригент. Еден од петтеминатата основоположници на современиот музички живот во РМ, на творечки и на организационен план. Музика учи на Белградската музичка школа, во класата на М. Милоевиќ. Како студент учествува во музичките настани во Белград, станува асистент на Милоевиќ во Белградското пеачко друштво и член на Колегиум музикум на Белградскиот универзитет. По дипломирањето, во Скопје работи со Пеачкото друштво „Мокрањац", а во истоименото музичко училиште како наставник по виолина (1934). Член е и на тогаш формираниот Скопски гудачки квартет. Во двегодишниот престој во Лесковац (1935-1937) го води Друштвото „Бранко". Потоа, повторно е наставник во Скопје и до почетокот на НОБ (1941) диригент на Хорското друштво „Слога" и наставник по музика на Богословијата во Сараево.

По војната, П. се зафаќа со многустрана творечка дејност. Непосредно по Ослободувањето го формира хорот при Главниот штаб на НОВ на Македонија. Назначен е за прв директор на Средното музичко училиште во Скопје (декември 1944). Учесник е и во формирањето на сите професионални тела и институции, диригент и советник на повеќе аматерски хорски друштва, диригент на Оркестарот во Радио Скопје и на Оперскиот оркестар, а потоа и на Симфонискиот оркестар на Филхармонијата. Во Прага студира диригирање кај П. Дједечек (1946/47). Од 1958 до 1964 г. е директор на Ансамблот за народни игри и песни „Танец". Творечкиот опус на П. е мошне богат и разновиден. На преден план доаѓаат неговите хорски дела, во кои се открива како мајстор на вокалната лирика. Централно место во неговото хорско творештво зазема циклусот „Кумановки" – шест композиции што се вбројуваат меѓу најубавите страници во хорската музика на македонските автори. Во зрелиот творечки период авторот се зафаќа со неколку крупни вокално-инструментални дела: балетот „Лабин и Дојрана" и оперите „Разделба", според драмата „Печалбари" од А. Панов, и „Кузман Капидан", според истоименото дело од В. Иљоски, инспирирано од поемата „Сердарот" од Гр. Прличев. Др. О.

**„ПРОЛЕТЕРСКО ДЕЛО"** (Торонто, Онтарио, Канада, 1. V 1934 – 1940) – орган на Бугарско-македонската трудова емиграција во Канада. Излегувал двапати месечно (на 1 и 15). Натамошното излегување било забрането од властите.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992)*, Скопје, 1993, 96. С. Мл.

**ПРОЛЕТНИЦИ** (*Plecoptera*) – инсекти со два пара големи крилја. Имаат издолжено тело, глава свртена напред, сплескана и широка со долги антени; устен апарат за грицкање и добро развиени нозе.

Абдоменот им е составен од 10 сегменти, завршува со 2 опашни израстока. Редот пролетници има 3.000 видови, најмногу во умерените предели. Во Македонија најчесто се среќаваат околу потоците и горните текови на реките, на карпи, гранки или дрвја. Застапени се со 93 таксони, од кои 10 се ендемични. Чести видови се: *голем пролетник* (*Perla grandis* Rambur), низинскиот вид *Perla burmeisteriana* Clssu, и најшироко распространетите *Perla marginata* Pz. и *Isoperla tripartite graeca* Illies.


Голем пролетник (Perla grandis Rambur)

ЛИТ.: Петар Икономов, *Плекоптерите на Македонија (Insecta: Plecoptera), таксономија и дистрибуција*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., 18, Skopje, 1986, 81-124; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ПРОЛОГ ЗА МАРТ–АВГУСТ** – македонски ракопис од третата четвртина на XIV в. Поголемиот дел од 1951 г. се чува во Народната библиотека на Србија (Белград), сигн. Рс 94 (I + 113 л.), а помалиот во Скопската митрополија, СМ-М 1 (99 л.). Вкупно има 212 хартиени листови. Јазичните особености упатуваат на западномакедонско потекло на ракописот. В. Д.

**„ПРОС ТИ НИКИ“** („Кон победата“) (Ташкент, СССР, ноември 1949 – 1956) – весник, орган на македонската и на грчката емиграција од Грција во Советскиот Сојуз, на грчки јазик и со една страница на македонски. Бил подготвуван од политичкото раководство на бегалците и растуран во сите центри каде што биле сместени. С. Мл.

**ПРОСВЕТА** – заедничко име за институции, форми, содржини и активности, чија цел е подигање на образованието и на општокултурното ниво на возрасното население. Просветата најчесто се врзува за формите на образованието на возрасните, како и за формите на културно-уметничките дејности, наменети за широките народни слоеви. Во Македонија особено интензивна активност на тој план се пројавува по Ослободувањето, добивајќи карактер на масовно народно просветување. Најчести форми и институции на народното просветување се: аналфабетските курсеви (в. неписменост), народните библиотеки и читални, вечерните и неделните училишта, домовите на културата, (в.) *народните и работничките универзитети* и сл. Народно просветување се спроведувало и преку разни културно-просветни, научни, уметнички и спортски друштва, клубови и здруженија. Први организирани форми за народно просветување во Македонија се јавуваат во XIX в., во вид на читалишта и неделни училишта за описменување и за занаетчиско образование. Се смета дека првото читалиште, во чии рамки била организирана и неделна школа за описменување, било отворено во Прилеп во шеесеттите години на XIX в. Учителските здруженија, исто така, имале значајна улога во ширењето на просветата. Меѓу двете светски војни, најактивни просветни институции биле *народните универзитети*. Мрежата на народните библиотеки била слабо развиена и тоа со строго контролиран книжен фонд од Министерството за просвета. Најпозната и најголема библиотека била Универзитетската библиотека при Филозофскиот факултет во Скопје, основана во 1922 г. По Ослободувањето на народните библиотеки им се посветува посебно внимание, така што нивниот број од година во година постојано се зголемувал. Во 1960 г. работеле 182 народни библиотеки, од кои 96 имале и свои читални. Во овој период на народното просветување посебно работат народните и работничките универзитети (в. Образование на возрасните).


Зградата на Градската библиотека во Битола

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994; Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија*, Скопје, 2002. К. Камб.

**„ПРОСВЕТЕН РАБОТНИК“** – весник на просветните работници на Македонија. Првиот број се појави на 10 март 1953 г., како орган на Здружението на просветните работници на НРМ. Од 1963 до 1986 г. издавач е Републичкиот одбор на Синдикатот на работниците од општествените дејности. Основна тенденција на весникот е да информира и да тематизира актуелни прашања од животот и работата на училиштата, да објавува статии и други прилози од воспитно-образовната практика и дидактичко-методичката проблематика, како и трудови од истакнати просветни и научни работници на актуелни просветни и педагошки прашања. Главни и одговорни уредници: Сарџо Исоски (1953–1967), Горѓи Каланоски (1967–1973), Мишо Китаноски (1973–1983), Бојко Киранџиски (1984–1987), Марионка Велева (од 1988). Излегува еднаш месечно, во Скопје (освен во јули и во август), во тираж од 4.000 примероци. К. Камб.

**„ПРОСВЕТНИ РАДНИК“** (Скопје, 1922 – јуни 1924) – орган на Учителското акционерско друштво „Завичај“. Го уредувал Световлик Р. Милосавлевиќ. Излегувал четири пати годишно, а бил печатен во скопската Печатница „Стара Србија“.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров - М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992)* , Скопје, 1993, 96. С. Мл.

**ПРОСВЕТНИ УСТАНОВИ** – в. *Просвета*

**„ПРОСВЕТНО ДЕЛО“** – списание за педагошки прашања. Излегува од 1945 г., во почетокот како орган на Министерството за просвета, во форма на весник, а од 1951 до 1999 г. – орган на (в.) *Педагош-*

*кошо друшшво на Македонија*, односно на *Сојузош на йедаїошкише друшшва на Македонија*, во вид на списание. Од јануари 2000 г. како издавач се јавува Здружението на предучилишните, училишните и домските педагози и претпријатието „Просветно дело“. Излегува пет пати годишно. Го уредува редакција со главен и одговорен уредник. Прв главен и одговорен уредник бил Блаже Конески (1945–1948). Други уредници: Ристо Елимов, Мане Маневски, Теохар Караџа, Ристо Кантарџиев, Анатоли Дамјановски, Љупчо Копровски и Никола Петров (од 1990). Списанието третира прашања од областа на теоријата и практиката на воспитанието и образованието. Ги содржи рубриките: педагогија, дидактика и методика, историја на школството, предучилишно воспитание, образование на возрасните, наставна практика, прикази, информации, библиографија. К. Камб.

**ПРОСВЕТНО-ПЕДАГОШКА СЛУЖБА** – институција со основна задача да ги извршува и да ги координира активностите поврзани со следењето и унапредувањето на воспитно-образовната дејност, како и надзорот врз остварувањата на целите и задачите на воспитанието и образованието. Прв пат се востановува со Општиот закон за школство (1958), а во 1960 г. е донесен Закон за просветно-педагошката служба на НРМ. Со формирањето на заводите за унапредување и проучување на школството, односно на образованието и воспитанието (в. *Педаїошки завод на Македонија*), службата, покрај надзорот, добива сè понагласена педагошко-инструктивна, односно советодавна улога. Со Законот за органи на управата (1990), Педагошката служба е во состав на Министерството за образование и физичка култура. К. Камб.

**ПРОСЕК** – античко и средновековно утврдување на влезот на р. Вардар во Демиркаписката Клисура. Главното утврдување се наоѓало на Јуручки Камен, на месноста Марков Град, на десниот брег на Човечка Река. Утврдувања имало и на околните карпести предели покрај р. Вардар и Човечка Река. Бил седиште на самостојните владенија на Добромир Хрс (крајот на XII в.) и Стрез (1207–1214).


Просек (реконструкција)

ЛИТ.: Т. Томоски, *Средновековни їрадови во Македонија меѓу рекише Вардар, Бреїалница и Лакавица. Македонија низ вековише*, Скопје, 1999. К. Аџ.



Карта на Националниот парк „Маврово“

**ПРОСТОРНИ ПЛАНОВИ НА НАЦИОНАЛНИТЕ ПАРКОВИ** – документи со кои се остварува интегрална заштита на природата преку заштита на природното наследство и на биолошката и пределската разновидност. Со просторните планови се утврдуваат зоните во националните паркови, се насочува развојот, особено на туризмот, начинот на користењето на земјиштето и мерките за заштита на природното наследство. Просторните планови на националните паркови „Пелистер“, „Галичица“ и „Маврово“ се донесени од Собранието на РМ (1988). Со Законот за природата (2004) просторните планови за националните паркови се проследени со планови за управување. С. Х. П.

**ПРОСТОРНО ПЛАНИРАЊЕ ВО РМ** – дејност (активност) со која се координираат различните секторски политики и нивното влијание врз територијата. Целите на просторното планирање се однесуваат на зајакнувањето на интегративните процеси на секторите во просторот и на создавањето кохерентна стратегија за обезбедување долгорочен, сеопфатен и урамнотежен просторен и регионален развој. Во РМ просторното планирање е дејност утврдена со Законот за просторно и урбанистичко планирање. За територијата на државата е подготвен просторен план (Просторен план на РМ, 1988, 2004), а од 1970 г. се подготвуваат планови за општините и регионите.

Просторното планирање претставува дефинирано уредување на односите помеѓу општеството, производството и животната средина за да се постигне органската усогласеност во полза на благосостојбата на населението. Просторното планирање како процес продуцира просторен план на РМ како највисок, долгорочен и интегрален документ со трајни вредности што претставува стратегија за одржлив просторен развој на државата, регионите, општините. Како еден од движечките општествени императиви, смислата на просторното планирање е, преку процесот на планирање, да се разрешат противречностите од различна природа и со тоа просторот да се прилагоди кон социјалните, техничките, економските и културните услови. Клучните приоритети на Просторниот план на РМ се повеќе и опфаќаат: спроведување на секторски политики низ планерски документи во функција на интензивен економски развој и унапредување на животната средина по принцип на одржливост; артикулација на развојните програми на национално и локално ниво; подготвување на законската регулатива што се однесува за просторот; спроведување на документите што се однесуваат за регионалното планирање на просторот и регионалниот развој. Целите на ваквиот однос кон просторното планирање ја дефинираат основната стратешка определба утврдена како постигнување повисок степен на вкупната функционална интегрираност на просторот на државата и обезбедување услови за поголема инфраструктурна и економска интеграција со соседните и со другите европски земји. Една од основните цели е повисокиот степен на интегрираност на просторот, намалување на регионалните диспропорции и внесување квалитативни промени во просторната, економската и социјалната структура, особено во подрачја со изразени дисфункции на социјален и економски развој. С. Х. П. и К. Гр.

**ПРОТИЌ, Александар Јованов** (Власотинци, Србија, 24. VI 1878 – Битола, 19. II 1915) – микробио-

лог. Медицина завршил во Виена (1904), а специјализирал бактериологија во Вроцлав. Во 1913 г. бил поставен за физикус на Битолската околија за да го организира здравството. Основал Серодијагностички завод и Општинска болница. Работел како воен и цивилен лекар, додека не се заразил од пегавиот тифус. П. Б.


Александар Протогеров

**ПРОТОГЕРОВ, Александар** (Охрид, 23. II 1867 – Софија, 7. VII 1928) – раководител на ВМРО. Се школувал во Охрид и во Софија, каде што завршил воено училиште (1887). Учествувал како доброволец во Српско-бугарската војна (1885). Бил член на ВМК, војвода во Горноџумајското (1902) и во Илинденското востание (1903). Бил резервен член на ЦК на ВМОРО (1911), претседател на Извршниот комитет на Македонските добротворни братства во Бугарија (1912–1918). Во Балканските војни бил член на Штабот на Македонско-одринското ополчение, а во времето на бугарската окупација во Првата светска војна бил заменик началник на Македонската воено-инспекциска област, произведен во генерал-лајтнант на бугарската армија. По војната со Т. Александров и П. Чаулев ја обновиле ВМРО. Бил потписник на Мајскиот манифест (1924), член на ЦК на ВМРО. Во меѓусебните борби со приврзаниците на михајловистичката ВМРО е убиен во Софија од михајловистичката ВМРО.

ЛИТ.: В. „Протогеровъ листъ“, София, 1930; Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997; *Защо бъл убитъ Александъръ Протогеровъ*, София, 1928; *Алманах на българските национални движения след 1878*, София, 2005. З. Тод.

**ПРОТОКОЛ ЗА ОПРЕДЕЛУВАЊЕ НА СРПСКО-ТУРСКАТА ГРАНИЦА** (19. VIII 1879) – протокол на Меѓународната комисија составена од претставници на Германија, Австро-Унгарија, Франција, Велика Британија, Италија, Русија, Србија и Турција. Со Протоколот било определено границата да минува: од врвот Црн Врв (тримеѓе меѓу Србија, Бугарија и Турција), под Ристовац, вододелницата меѓу реките Морава и Пчиња.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори*, Скопје, 2000. М. Мин.


Алеко Протугеров

**ПРОТУГЕРОВ, Алеко** (Струмица, 15. I 1928) – актер и режисер, еден од основачите на Струмичкиот и на Штипскиот театар. Повеќе пати бил и директор во овие две куќи. Автор е на монографијата „Народен театар Штип 1949-1994“.

УЛОГИ: Едип („Цар Едип“); Астров („Вујко Вања“); Хасан-ага („Хасанагиница“); Тартиф; Николетина Бурсаќ во истоимените дела и др. РЕЖИИ: „Бегалка“; „Покојник“; „Чорбаџи Теодос“; „Сомнително лице“; „Робот и агата“ и др. Р. Ст.


Димче Протуѓер

**ПРОТУЃЕР, Димче** (Охрид, 24. X 1920 – Скопје, 3. IV 1995) – сликар, педагог, критичар, полемичар. Учесник во НОБ. Дипломирал на Академијата во Софија (1946). Бил член на групите Денес и Мугри. Се занимавал со цртеж, графика, тапиserija, илустрација, внатрешно уредување. Неговото сликарство се движи во рамките на апстракцијата, интимизмот и поетскиот реализам. Тој е особено значаен со полемичките текстови (1953–1954) во кои се застапувал за слободата на изразот. Л. Н.

**ПРОФЕСИОНАЛНО ОБРАЗОВАНИЕ** – в. *Стручно образование.*

**ПРОХОР** (XVI в.) – охридски архиепископ (1523–1550) од македонско словенско потекло. Првпат се спомнува во 1528/1529 г. Познати се неговите судири со смедеревскиот митрополит Павле. Судирите ги решил во полза на Охридската архиепископија дури во 1541 г. Ја форсирал словенската книжевност, официјалните акти ги потпишувал на црковнословенски јазик, со што ѝ дал на Архиепископијата словенски белег.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.

**ПРОЧКА** (***Проштен, Велики поклади***) – еден од најголемите христијански православни празници, веднаш по Божик и Велигден. Секогаш е седум недели пред Велигден и со неа започнуваат долгите Велигденски или Велики пости, период исполнет со многу обичаи и верувања, со многу одречувања и надежи за дочек на Христово воскресение – Велигден, за причесна и идентификација со Спасителот Исус Христос. Тогаш се врши проштавањето, поради што и празникот го добил името. Се врши амкањето со варени јајца, се палат обредни огнови, се подготвува богата трпеза, се гата за живот и среќа, се изведуваат обичаите за очистување од болви, вошки и други штетници. Проштавањето секако има христијанска основа, додека другите обичаи се поврзани со претхристијанските пролетни празнувања.

ЛИТ.: Милан Ристески, *Македонски обреди и обредни песни*, Скопје, 1985; Јозеф Обремски, *Фолклорни и етнографски материјали од Порече*, кн. прва, редакција Танас Вражиновски, Скопје, 2001; Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со поедини празници и неделни дни во Радовиш*, „Гласник на Етнолошки музеј“, 1, Скопје, 1960. М. Кит.


Тома Прошев

**ПРОШЕВ, Тома** (Скопје, 10. XI 1931 – остров Змарин, Хрватска, 12. IX 1996) – композитор. Еден од најистакнатите автори во македонската современа музика. Студира во Загреб и во Љубљана (Л. М. Шкерјанц), каде што ги завршува и постдипломските студии по композиција. Се усовршува кај Н.

Буланже во Париз. Работи како професор во Загреб (1959-1967), а потоа предава на Факултетот за музичка уметност во Скопје (1967-1991). Во Скопје го формира Ансамблот за современа музика „Света Софија“ (1968), со кој доживува големи успеси во Македонија и надвор од неа, изведувајќи современи дела на композитори од целиот некогашен југословенски простор. Пишувајќи лесно и полетно, тој создава оригинален музички говор, како синтеза на разнородни композициски техники од втората половина на XX в. Македонската музика ја збогатува со бројни дела од камерниот, симфонискиот, концертантниот и посебно ораториумскиот и музичко-сценскиот жанр. Во неговиот опус се издвојуваат три творечки фази. Во првата фаза покажува афинитет кон актуелностите на времето, внесувајќи извесна доза на романтичарски сензибилитет, што ќе го задржи и подоцна. Во втората фаза, од почетокот на шеесеттите години на XX в., П. тргнува во авантура кон неистражените простори на звукот, искористувајќи повеќе композиционо-технички и стилски насоки на современата музика на времето. Третата творечка фаза се одвива од почетокот на седумдесеттите години до крајот на неговиот живот и творештво. Во своите најзрели остварувања користи прочистена и ненаметлива техника, стремејќи се кон што поедноставен и смирен музички говор, како резултат на дефинитивното оформување на сопствената уметничка физиономија. Б. Орт.

**ПСАЛТИР НА ДИМИТАР (ОЛТАРНИК)** – глаголички псалтир, XII в. (Тарнанидис) или XI в. (Велчева), 145 л. Откриен во 1975 г. во ман. „Св. Катарина“ на Синај, каде што се чува под сигн. Slav. MS 3/N. Атрибутот Олтарник го реконструира Тарнанидис од почетното ОЛ.... во записот на писецот, но постои и аргументирано мислење дека тој треба да гласи Олимпски (Tkadlčík, „Slavia“ 58, 1989, 165-180). Текстот и јазикот се архаични, правописот едноеров (со големиот ер), четиријусов. Во кодексот постојат интересни записи: абецедариј, апокрифни молитви и најстар словенски лекарственик напишан со глаголица на три додадени листови. Засега ракописот е познат само по податоците и снимката во описот на Тарнанидис.

ЛИТ.: I. Tarnanidis, *The Slavonic Manuscripts discovered in 1975 at St Catherine's Monastery on Mount Sinai,* Thessaloniki, 1988, 91–100 (опис), 192 (снимка). За датирањето в. Б. Велчева, „Palaeobulgarica“, 12, 1988, 3, 126–129. Зд. Р.

**ПСЕЛАФИДИ** (*Pselaphidae*) – ситни тврдокрилни инсекти. Телото им е со должина 0,9-3,5 mm, со кратки крилја; живеат под шумска стеља, во мовови и под земја во заедница со мравки. Во Македонија се регистрирани повеќе видови од родовите *Euplectus* и *Plectophleus*, од кои 7 се ендемични.


Пселафид (Euplectus)

ЛИТ.: Zora Karaman, *Revizion des Tribus Tychini (Col. Psel.) mit besonderer berücksichtigung der Balkanischen arten*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1955, III 4(26): 105-144; Zora Karaman, *Über einige neue und interessante Pselaphiden vertreter der Balkanhalblinsel*, Fragmenta balcanica, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1969, VII 3(161): 9-20; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje 2003. В. Т. К. – М. Кр.



Зборник на Институтот за психологија при Филозофскиот факултет во Скопје

**ПСИХОЛОГИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – наука што го изучува однесувањето и менталните содржини на личноста. Во Македонија научното изучување на психологијата, со ретки исклучоци, започнува со основањето на Институтот за психологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1974), кој со текот на времето се разви во респектабилен центар за вршење научни истражувања во повеќе психолошки дисциплини. Прв негов раководител беше проф. д-р *Ристо Ѓорѓевски* (в.), а негов заменик беше доц. д-р Наум Тодороски. За развојот на психологијата во Македонија се заслужни и определен број наставници од други универзитетски центри од тогашната СФРЈ: д-р *Предраг Огњеновиќ* (в.), д-р *Александар Буквиќ* (в.), д-р *Јосип Бергер* (в.) од Филозофскиот факултет во Белград, д-р *Анте Фулѓози* од Филозофскиот факултет во Загреб, д-р *Миклош Биро* од Филозофскиот факултет во Нови Сад и д-р *Владимир Нешиќ* од Филозофскиот факултет во Ниш. На Институтот за психологија, освен додипломски студии, се организираат и постдипломски и докторски студии. Постдипломските студии се состојат од специјалистички студии по Училишна психологија (воведени во учебната 2005/06) и од магистерски студии со шест насоки (*Општа психологија, Развојна психологија, Психологија на личноста, Социјална психологија, Педагошка психологија и Психологија на трудот*), кои постојат од учебната 1980/81 г. Покрај наставната дејност, на Институтот се одвиваат и низа други активности (истражувачки, апликативни и некои форми на непосредно давање психосоцијална помош и поддршка), кои се реализираат преку: *Лабораторијата за мир и интеркултурно воспитание* (основана на почетокот од 1990-тите години, а која прерасна во *Балкански центар за проучување на мирот (1993)*), *Психолошко советувалиште* за лица што имаат потреба од психолошка помош, *Центар за психосоцијална и кризна акција* (од 1999) наменет за унапредување на здравјето на младите и за интервенирање во кризни ситуации и *Центар за изработка и примена на тестови – Психометрика*. Носители на овие многубројни и разновидни активности се поранешните и сегашните членови на (в.) *Институтот за психологија*.

ЛИТ.: *30 години Институт за психологија*, Збор. на трудови, Скопје, 2004. В. Арн.

**ПСОМОР (ЛУШТРИКА)** (Periploca graeca L., фам. Asclepiadaceae) – листопадна лијана (ползавец) со ареал во Јужна Европа и во Западна Азија. Листовите се спротивно поставени, издолжено елипсовидни, сјајнозелени, со цел раб. Цветовите се зеленикави до виолетови, во соцветија, а плодот е долга чушка. Стасува во крајречни, влажни терени, а може да исползи по дрвјата и до 15 m. Ал. Анд.


Ползавецот псомор (Periploca graeca)

**ПТИЦИ** (Aves) – класа од поттипот ’рбетни животни (Vertebrata), кај кои предните екстремитети се претворени во крилја, а задните служат за движење на копно или за пливање во вода. Од сите други ’рбетници се разликуваат и по тоа што телото им е покриено со пердуви. Според својата анатомска градба тие се многу блиски со влекачите (Reptilia), од кои водат потекло. Поради приспособувањето за летање, кај птиците коските се пневматизирани, со што е зголемена нивната цврстина, а во исто време е намалена специфич-

ната тежина на телото. Предниот дел од черепот и вилицата се издолжени во клун, во кој нема заби. Белите дробови се поврзани со систем од воздушни торби, со што дишењето е интензивирано. Птиците имаат највисока телесна температура од сите топлокрвни животни, што им овозможува успешно да ги издржат пониските температури на воздухот и студените воздушни струи. Се размножуваат со јајца, врз кои лежат до испилувањето и ги хранат своите




Грабливи птици:
1. Јастреб; 2. Бел орел; 3. Краткоопашен орел; 4. Австралиски орел; 5. Кралски орел; 6. Сокол; 7. Кубест орел

млади. Некои видови ги несат јајцата директно врз подлогата (дождосвирци и галеби), а други ги несат во умешно направени гнезда. Голем број од птиците наесен ги напуштаат нашите краишта за да ја минат зимата на југ, други се задржуваат кај нас преку целата година, но има и такви што презимуваат кај нас или се јавуваат само во периодот на миграција, како прелетни видови. Класата птици опфаќа околу 9000 рецентни видови, распространети по целата Земјина топка, при што најголем број видови се регистрирани во тропските предели. Во Европа се регистрирани 19 редови со вкупно 514 видови, а во Македонија се познати 17 редови со вкупно 319 видови.

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „Bird Life International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982; S. D. Matvejev – V. F. Vasic, *Catalogus faunae Jugoslaviae*, IV/3, *Aves*, Acad. Scient. Et Art. Slovenica, Ljubljana, 1973; S. Petkovski, *Faunal diversity,* во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*. Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003. Св. П. – В. Сид.

**ПТИЧКИ, ИНДИСКИ** (*Zygaenidae*) – ноќни шарени пеперуги. Лесно се забележуваат по својата контрасна обоеност (црвено и црно). Боите се предупредувачки за предаторите (птиците), кои ги одбегнуваат поради нивниот непријатен вкус. Активни се преку ден. Во Македонија се среќаваат 29 таксони, од кои 9 се ендемични. Најпознати се видовите: *Zygaena purpuralis* Brün и *Zygaena filipendulae* L.



Индиска птичка
(Zygaena filipendulae)

ЛИТ.: Franz Daniel, *Die Lepidopteren fauna Jugoslawisch Mazedoniens. II Bombices et Sphinges*, Посебно издание. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991; C. M. Naumann, G. M. Tarmann, W. G. Tremewan, *The Westeren Palearctic Zygaenidae (Lepidoptera)*, Stenstrup, 1999. В. Т. К. – М. Кр.

**ПТОЛЕМАЈ Кераун (Молња)** (281–280/79 г. ст. е.) – македонски крал, постариот син на Птолемај I Лаг и Евридика, ќерка на Антипатар. Учествувал во битките меѓу епигоните за превласт во Македонија, Тракија и Мала Азија. Кај Дарданелите го нападнал Селевк, владетелот на азиските поседи, кој се прогласил за крал пред тој да пристигне во Македонија. На поч. на 280 г. ст. е. војската го прогласила за крал на Македонија. Кон крајот на 280 или поч. на 279 г. ст. е. загинал во битката со Келтите.

Лит.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период,* Скопје, 1995. А. Шук.

**ПТОЛЕМАИДИ** (323 г. пр.н.е. – 30 г. пр.н.е.) – македонска династија, владееле со Египет. Основач на династијата бил првиот владетел Птолемај, син на Лаг, роден во Еордаја, воспитуван на македонскиот дворец, еден од хетајрите и близок соработник на Александар III Македонски. Се истакнал како војсководец во повеќе битки на Истокот. Походот на Александар Македонски го опишува во своето дело, зачувано преку Аријановата „Анабаса". По смртта на Александар, Птолемај станал управник на Египет (323–283), а по првиот судир меѓу дијадосите добил неограничена власт во Египет. За крал на Египет се прогласил во 305/6 г. ст. е. Се смета за основач на Музејот и Библиотеката во Александрија – културен центар во т. н. хеленистичка епоха. Го наследил неговиот син Птолемај II Филаделф (283–246). Во неговото владеење Египет прераснува во најмоќна воена и економска сила на Источниот Медитеран. Други позначајни владетели биле: Птолемај III (246–221), Птолемај IV Филопатор (221–205), Птолемај V Епифан (204–180). Последната од династијата Птолемеиди била Клеопатра VII (51/2–30). Нејзиниот живот и владеење биле поврзани со Римската Република. Со Гај Јулиј Цезар има дете, а со конзулот Марко Антониј се борела против Октавијан Август. Последната битка во која биле поразени војските на Клеопатра и Антонија била кај Акциј (31 г. ст. е.), по што кралицата се самоубила. По нејзината смрт Египет потпаднал под римска власт, претворен во римска провинција.

ЛИТ.: Аријан, *Александроваша анабаса.* Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995. Р. Илјовски, *Кој и кога владее со Македонија,* Скопје, 2003. А. Шук.



Ѓорѓија М. Пулевски

**ПУЛЕВСКИ, Ѓорѓија М.** (Галичник, 1822/23 – Софија, 13. II 1893) – печалбар-ѕидар, комита, доброволец во Српско-турската и војвода во Руско-турската војна, востаник и војвода во Кресненското македонско востание, но амбициозен автодидакт – учебникар, лексикограф, граматичар, историчар, поет и собирач и објавувач на народното творештво и преродбенски идеолог на македонското национално будење и револуционерно ослободително движење.

Во комитското движење во Македонија навлегува по 1847 г., а по печалбата во Романија, доаѓа во Белград и како „прв наредник на понтонерска чета", заедно со четата на Иљо Малешевски, зема учество во борбите со турскиот гарнизон (1862–1863). Собира лексички и други материјали по Северозападна Македонија и го објавува во Белград првиот [македонско-]српско-албанско-турско-грчки речник (1873), а по две години и вториот речник од три



Ѓорѓија Пулевски: ракописот на Славјанско-маќедонска општа историја (1892)

јазика (словеномакедонско-албанско-турски), каде што првпат ја изложува македонската национална идеологија, декларирајќи дека „и Македонциве се народ и местото нивно е Македонија“, дека „Нашето отечество се велит Македонија и мие се именуваме с.[лавјано-]Македонци“ и дека „македонскиот јазик е најсроден со црковнославјанските книги и тој је старославјански“. Во тоа време ја предлага за објавување (1875) и првата верзија на граматиката („Речница“).

По учеството во Српско-турската (1876) и во Руско-турската војна (1877–1878), со својата чета како авангарда на руските војски стигнува до Пијанечко во Источна Македонија. За учеството и храброста добива орден „Св. Ѓорѓи“ и светлобронзов медал, како и сабја од рускиот император и е назначен за управник на Тројан и потоа на ослободениот Кустендил. По Берлинскиот конгрес (1878), кога само Македонија ѝ е вратена на Турција и беше предизвикано Кресненското македонско востание (1878–1879), тој се вклучува како војвода и член на Воениот совет и останува последен на борбените позиции (25. V 1879).

Незадоволен од резултатите на ослободителното движење, се


СЛОГНИЦА РЕЧОВСКА
ОСНОВАНА!

Ѓ. М. Пулески: Слогница речовска (1880)

стационира во Софија (со сопругата и двете деца, како и со децата од убиената сестра), и се оддава на собирачка и творечка дејност. Сепаратно ја објавува првата револуционерна поема на македонски јазик *Самовила Македонска* (1878) и првата дводелна стихозбирка на македонски (со свои и народни песни) „Македонска песнарка“ (1879). По една година е напечатен и првиот дел од учебникот „Слогница речовска“ (1880) што претставува прва печатена граматика на македонскиот јазик. Долго работи врз подготовката на ракописот „Јазичница“, а ја завршува и обемната „Славјанско-маќедонска општа историја“ (1892) што претставува прва историја на македонскиот народ од Македонец и најобемно дело на македонски јазик до Ослободувањето. Приврзаник на идеологијата дека и античките Македонци биле Словени, особено внимание посветува на историјата на македонската династија и посебно на Филип II и на Александар III, создавајќи ја и првата македонска верзија на „Александридата“. Не се пронајдени неговите најавени ракописи: *Родословница, Речница, Народна песнословница, Смисленица* и *Обичаи и песни југословенски.*

Како претходник и современик на „лозарите“, ја организира првата позната книжевна асоцијација *Словенскомакедонската книжевна дружина* (Софија, 1888) што имала цел „да ја преоди народната македонска литература“.

Со своето учебникарско, лексикографско, филолошко, литературно и историографско национално дело и со учеството во војните и во востаничко-револуционерното движење П. стана меѓник меѓу две епохи од македонската историја: ги набележа националните задачи врз основа на културно-историското наследство, ги истакна потребите на својата современост и очекувањата за иднината на Македонија.

БИБЛ.: *Речникъ отъ четири језика. I. Српско-Албански. II. Арбански-Арнаутски. III. Турски. IV. Грчки.* Скројена и написана отъ Ђорђа М. Пулѣвски, архитекта у Галичникъ Окружије дибранско 1872. године. I-ва часть. Београд, штампария Н. Стефановића и Дружине. 1873, с. 98 + I–X; *Речник од три језика с.македонски арбански и турски.* Књига II. Написао Ђорђе М. Пуљевски... Мијак гаљички. У Београд у Државној штампарији 1875, с. 162 + I–[X]; *Самовила Македонска.* Отъ Гъ. М. П. Народна печатница на Б. Прошекъ въ София, s.a., с. 4; *Македонска песнарка* отъ Георгьа Пульєвски, Б. В. М. Софїа. 1879, с. 16; *Македонска песнарка.* Отъ Гьоргьа Пульевски, Б. В. Б. И. М., II, София, 1879, с. 16; *Славянско-насельенски-македонска слогница речовска за исправуванье правословки-язическо писание.* III-та книга. Написаль ю Гъ. М. Пульевски. Основана на III-то одельение учильиштко, а напечатана потъ настоятельствомъ Г. Угрина Циковъ търг. Гальчики отъ Албания, 1880 година въ г. София. Първи делъ. София, с. 36; *Язичница содржающа старобългарски (македонски) язик, суредена ем исправена за да се учат бугарски и македонски синове и кьерки.* Написата от Георгија М. Пульевски – препис од „исчезнат“ ракопис (Централен държавен архив, София, ф. 771. оп. 1, арх. ед. 330); *Славјанско-македонска општа историја.* Подготовка: Блаже Ристовски – Билјана Ристовска-Јосифовска, МАНУ, Скопје, 2003, с. I–XL + 1060 [+ факсимили 1–9]; *Македонска Александрида.* Извадок од „Славјанско-маќедонската општа историја“ од Ѓорѓија М. Пулевски. Подготовка и транслитерација Блаже Ристовски и Билјана Ристовска-Јосифовска, ИНИ, Скопје, 2005, с. 241.

ЛИТ.: Блаже Конески, *Македонските учебници од 19 век – Еден прилог кон историјата на македонската преродба,* Скопје, 1949, 87–96; Д-р Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 1989, 235–327. Б. Р-Ј.–Бл. Р.



Тоде и Булка Пулијанови, фреска во црквата „Св. Спас“ во Лескоец, Охридско (1426 )

**ПУЛИЈАН, Тоде –** еден од поистакнатите меѓу повеќето „мали и големи“ ктитори на црквата „Св. Спас“ во с. Лескоец (Охридско). Неговиот портрет и портретот на неговата сопруга Вулка се насликани во 1461/62 г. на јужниот ѕид на црквата. Ктиторот Тоде е претставен како молитвено се обраќа кон св. Никола и кон св. Климент Охридски, а неговата сопруга е претставена со раце прекрстени на градите, како знак дека во тој период веќе била почината.

ЛИТ.: Г. Суботић, *Два споменика зидног сликарства XV века. Ктитори и време настанка,* Зборник Светозара Радојчића, Београд, 1969; З. Расолкоска-Николовска, *Ктиторскиот портрет во ѕидното сликарство во Македонија*, Цивилизации на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995. З. Р.-Н.

**„ПУЛС“ –** неделник со граѓанска ориентација конципиран како комбинација на политички седмичник со лајф содржини. Првиот број, издавач НИП „Нова Македонија“, излегол на 21. I 1991 г. Прв главен и одговорен уредник Слободан Петровиќ, последен Мирче Томов-




Неделникот „Пулс“

ски. Престана да излегува во мај 2003 г. изнудено со ликвидацијата на НИП „Нова Македонија“ а.д. Обидот да се печати како двонеделник, по откупениот бренд, бил неуспешен. Б. П. Ѓ.

**ПУЉОПУЛОС, Пантелис** (Тиваико, Тесалија, 1900 – Нексеро, 1943) – секретар на ЦК на КПГ (1924–1926). Во однос на македонското национално прашање ја спроведувал политиката на Коминтерната за „Обединета и независна Македонија“ (1924–1935). Во 1940 г. во логорот во Акронавплија напишал граматика на македонскиот јазик и одделна статија „За македонското прашање“, со која на македонскиот народ му го признава правото на самоопределување. Ја претставувал антисталинистичката струја во редовите на КПГ и бил исклучен од редовите на КПГ како „ликвидатор“. На 6. VI 1943 г. бил уапсен и стрелан во Нексеро, недалеку од Лариса (Тесалија) од страна на италијанската војска.

ЛИТ.: P. Puliopulos, *Arthra, thesis ke polemikes*, Athina, 1976; D. Lifieratu, *Pantelis Puliopulos*, 1992, s.l.; С. Киселиновски, *КПГ и македонското национално прашање (1918–1940)*, Скопје, 1985. Ст. Кис.

**ПУНТЕС** (XI в.) – нормански гроф и војсководец. Заедно со Петар Алифа, испратени од Боемунд Тарентски да ги освојат Полозите и Скопје (во есента на 1082). Воспоставил норманска власт во Скопје, но подготвувал предавство (во зимата на 1082/1083), бил откриен, но успеал да избега кај царот Алексиј I Комнин.

ЛИТ.: А. Тончев, *Италианските Нормани и Балканското население под византийска власт (1081–1100 г.),* „Исторически преглед“, XXXI/3, София, 1975. Б. Петр.

**ПУПАВКА, ЗЕЛЕНА** (Amanita phalloides (Vaill.: Fr.) Secr.) – една од најотровните габи и предизвикувач на многу труења со смртни последици. Често се заменува со шампињон. М. К.


Михајло Пупин

**ПУПИН, Михајло** (Извор, Панчево, Србија, 4. X 1854 – Њујорк, XII 1935) – физичар, ред. проф. по математичка физика на Универзитетот Колумбија во Њујорк. Без средства во 1874 г. пристигнал во САД. Упорно работел и учел и дипломирал (1883) на тогашниот Колеџ Колумбија. Специјализирал во Кембриџ и Берлин и докторирал (1889) кај Хелмхолц со студија за осмотскиот притисок и неговата врска со слободната енергија. Најголемо откритие му се Пупиновите калеми, кои овозможиле телефонско поврзување на големи растојанија. Бил извонреден предавач, а два негови докторанти станале нобеловски лауреати (Миликен и Лангмјур). Тој одиграл значајна улога при формирањето на границите на Југославија во 1918 г. Во помошта што ја праќал за родниот крај, посебен дел бил за Македонија. Бил претседател на Њујоршката академија на науките и еден од основачите на Друштвото на физичарите на САД. За автобиографското дело „Од имигрант до пронаоѓач“, награден е со Пулицеровата награда (1924). Лабораторијата за физика на Универзитетот Колумбија го носи негово име и е прогласена за историски споменик на САД.

БИБЛ. *Од емигрант до пронаоѓач.* Предговор, превод и редакција Костадинка Младеновска, Скопје, 1999.

ЛИТ.: Проф. д-р Павле Митрески, *Михајло Идворски Пупин за Македонија,* Битола, 1995. В. Ур.

**ПУПУНЦИ** (Upupidae) – фамилија долгоклунести птици со широки крилја од редот на сивоврановидни птици (Coraciiformes). Кај нас се среќава само еден вид, пупунец (Upupa epops), кој населува топли суви терени во ретки широколисни шуми и шумостепи.


Пупунец

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „Bird Life International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ПУРЕЛКУ, Халим** (Halim Purelku) (с. Тихин, Кичевско, 5. XI 1952) – историчар. Основно училиште завршил во с. Србица, Кичевско, а учителска школа во Скопје. Дипломирал на Филозофскиот факултет (отсек Историја) на Универзитетот во Приштина (1997). Магистрирал на тема „Кичево со околината помеѓу двете светски војни (1918-1941)“ (1985) и докторирал на тема „Политичко-воените прилики во албанските источни подрачја (1918-1921)“ (1999) на Приштинскиот универзитет. Од 1975 до 1977 г. бил професор во ЦСНО „Маршал Тито“ во Качаник, а потоа до 2005 г. во гимназијата „Зеф Љуш Марку“ во Скопје. Во истиот период бил ангажиран како предавач на Тетовскиот универзитет и како асистент-професор при УЕЈЛ. Во 2004 г. бил избран за доцент при Факултетот за хуманитарни науки и уметности на Државниот универзитет во Тетово. Објавил повеќе трудови од областа на историјата и учествувал на научни собири, семинари и симпозиуми во земјата и во странство. А. П.


Зоица Пуровска-Велевска

**ПУРОВСКА-ВЕЛЕВСКА, Зоица** (Скопје, 16. IX 1956) – балерина. Балетското образование го добива во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје, во класата на Е. Кушовска. Заминува на специјализација во Москва (1975-1976). Член на Балетот при МНТ како солистка (1974-2000), а набргу и првенка. П.-В. се истакнува со сигурна и чиста класична техника, бравурозност, облагородена со


Зоица Пуровска-Велевска со Зоран Велевски на сцена

емотивност и артистичка креативност. Уметнички директор на Балетскиот ансамбл (1997-1999).

УЛОГИ: Мехмене Бану (А. Меликов, „Легенда за љубовта“), Жизел (А. Адам, „Жизел“), Одета и Одилија (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“), Китри (Л. Минкус, „Дон Кихот“) и др. Ем. Џ.



Фреска со ликовите на пустиножителите: св. Прохор Пчињски, св. Иван Рилски, св. Гаврил Лесновски и св. Јоаким Осоговски од црквата „Св. Архангел Миахаил", с. Лесново, Злетовско (1341)

**ПУСТИНОЖИТЕЛИ македонски** – припадници на т.н. еремитско или анахоретско монаштво – лично служење на христијанската вера (подвизништво) манифестирано со осаменички, аскетски и испоснички живот. Под влијание на ранохристијанското еремитско монаштво во Византија (преку Света Гора) во XI в. во северните краишта на Македонија заживеало подвизништвото на четворица пустиножители-преподобните Јоан Рилски, Јоаким Осоговски (Сарандапорски), Прохор Пчињски и Гаврил Лесновски. Според легендарните сведоштва, првовремено сите заедно се подвизувале во Овчеполието, а подоцна секој се повлекол на различни страни во осаменичко испосништво. Преподобниот Јоан отишол на Рила, Прохор се преселил во поткозјачката месност Солинар, Јоаким се подвизувал кај Крива Паланка на Осоговската Планина, а Гаврил останал во Лесновската Гора кај Злетово. Нивното еремитско монахување не било продолжување на охридското киновиско монаштво, основано од светите Климент и Наум Охридски, ниту пак било поттикнато од црковниот врв на Охридската архиепископија. Подвизничкиот подвиг добил одглас како народно духовно движење по пропаѓањето на Самуиловото Царство, а ја крепел словенската свест во отпорот на притисокот од Византија. За секој од „чесната четворка богоизбрано друштво" биле изградиле храмови, во кои сè до денес живеат братствата на Рилскиот, Пчињскиот, Осоговскиот и Лесновскиот манастир.

ЛИТ.: Цв. Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX-XVIII век*, Скопје, 1983, стр. 159–180; И. Велев, *Св. Гаврил Лесновски во книжевната традиција*, Скопје, 1996; В. Стојчевска-Антиќ, *Локални хагиографии во Македонија*, II изменето и дополнето издание, Скопје, 2003. И. Вел.



Иво Пухан

**ПУХАН, Иво** (Пакрац, Хрватска, 28. III 1916 – Скопје, 1999) – универзитетски професор, правник. Основно училиште завршил во родното место, а гимназија во Загреб. Дипломирал на Правниот факултет во Белград (1946). По дипломирањето бил избран за асистент по предметот римско право на Правниот факултет во Белград (1947), каде што и докторирал на тема „Историјата на стариот римски нексум" (1952). На Правно-економскиот факултет во Скопје бил избран за доцент (1952), а потоа за вонреден (1957) и за редовен професор (1962) по предметот римско право. Бил партизан во Шестата личка дивизија (1944) и учествувал во операциите на Сремскиот фронт, каде што бил ранет (1945). Бил југословенски делегат на Хашките конференции за меѓународното приватно право (1960, 1964, 1968 и 1972) и судија на Уставниот суд на СРМ (1963–1971). Двапати бил декан на Правниот факултет во Скопје (1957/58 и 1975–1977) и двапати проректор на Универзитетот „Кирил и Методиј" во Скопје (1956–1960). Објавил голем број трудови во земјата и во странство и го напишал првиот учебник по римско право на македонски јазик.

БИБЛ.: *Римско право,* I - II, Скопје, 1960.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години, 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.



Добрила Пуцкова

**ПУЦКОВА, Добрила** (Куманово, 6.VI 1926 – Скопје, 23. II 2007) – актерка. Во Драма на МНТ од 1945 г. до пензионирањето (1982).

*УЛОГИ:* Дездемона („Отело"); Анжелика („Вообразен болен"); Магдалена („Домот на Бернарда Алба"); Коштана во истоименото дело; Анжелика („Господа Глембаеви"); Неда („Црнила"); Дара (Госпоѓа министерка"); Валја („Платон Кречет"); Стојанка и Ефка („Чорбаџи Теодос"); Ленче („Бегалка"); Феба („Како што милувате"); Симка („Печалбари"); Купавина („Волци и овци"); Татјана („Малограѓани"); Оливија („Ноќ спроти Водици"); Лујза („Интрига и љубов"); Раиса („Шума"); Маша („Живиот труп"); Лариса („Мома без мираз") и др. Р. Ст.



Никола Пушкаров

**ПУШКАРОВ, Никола** (Пирдоп, Бугарија, 14. XII 1874 – Софија, 18. II 1943) – Бугарин, учител, член на ТМОРО, скопски војвода и универзитетски професор, член на БАН. Завршил природни науки во Софија. Учителствувал во Педагошкото училиште во Скопје. Бил претседател на Скопскиот ОРК на ТМОРО. Во Илинденското востание бил војвода на чета што дејствувала во Скопско, осо-

бено во извршување диверзии на железничката линија Скопје – Велес и со акции кај Катланово. Се изјаснува за македонската национална посебност.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Спомени на Никола Пушкаровъ*, Материяли за историята на македонското освободително движение, кн. 7, Съобщава Л. Милетичъ, София, 1927; Г. Делчев, *Спомени. Документи. Материали*, София, 1978. Ал. Тр.

**ПЧЕЛАРКИ** (Meropidae) – фамилија релативно мали птици од редот на сивоврановидните птици (Coraciiformes), од кои во Македонија се среќава еден вид, пчеларка (Merops apiaster); чест вид, особено во јужните делови, покрај реките.


Пчеларки (Merops apiaster)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ПЧЕЛИ** (*Apidae*) – ципокрилни инсекти. Приспособени се за исхрана со цветен прав и со нектар. Нивното значење во природата и за човекот е големо, почнувајќи од производите што ги даваат, мед и восок, па до опрашувањето што го вршат кај растенијата. Групата опфаќа видови што имаат солитерен начин на живеење, или пак се здружуваат во добро организирани семејства. Социјалните видови пчели живеат во заедница од 20.000 до 70.000 пчели работнички, една матица и од 800 до 3.000 трутови што се јавуваат само во текот на летото. Секој од овие членови во заедницата врши точно определена работа. Во Македонија е позната расата *мариовска пчела* од видот *европска медоносна пчела* (*Apis mellifera* L.).


Медоносна пчела (Apis mellifera L.)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ПЧЕНИЦА (ЖИТО)** (Triticum sp. L.) – основна зрнеста култура за производство на леб во целиот свет. Околу 70% од светската популација се храни со леб. Се смета за едно од најстарите растенија што човекот почнал да го одгледува, а со тоа и да го напушта номадскиот начин на живеење. Главен производ е зрното за производство на брашно за најквалитетен леб. Пченичното зрно е богато со белковини, јагленохидрати, масти и витамини, посебно од В-комплексот, како и со значајни соединенија за човечкиот организам (калциумот, фосфорот, магнезиумот и железото). Белковините се високосварливи. Единствениот случај кога лебот и преработките од пченичното брашно се забранети е болеста цилијакија, алергична реакција на глутенот. За ваквите болни, преку посебна технолошка постапка, се произведува брашно без глутен. Никулецот е посебно значаен за исхраната на луѓето. Пченицата има широка примена и во сточарството. За РМ претставува значајна земјоделска култура бидејќи на неа е заснована исхраната на населението, а има влијание и во други стопански гранки: мелничарската, пекарската, пиварската, фармацевтската, кондиторската, индустријата за производство на декстрин, алкохол и др. Зимската пченица се одгледува и до 60° с.г.ш. Освен хоризонтално, во Европа се одгледува и до 1.700 m н.в., а во Азија до 4.000 m н.в. Таа е една од најраширените поледелски култури во светот, се одгледува на 215.272.000 ha. Кај нас површините и приносот варираат. Во 2000 г. беа посеани 121.103 ha, со просечен принос од 2.472 kg/ha зрно. Во 1995 г. во РМ имаше најмногу површини под пченица (130.092 ha) и највисок просечен принос на зрно (2.930 kg/ha). Потребите од пченица за исхрана на населението во нашата земја се движат околу 160 kg/жител годишно или околу 330.000 t годишно. Сеидбата се врши од 20 октомври до 10 ноември, со 500–600 про'ртени зрна на еден m². Прибирањето е машинско, со комбајн. Ако семето е повлажно од 14%, тоа се досушува и се складира. П. Ив.


Пченица

**ПЧЕНКА (ЦАРЕВКА, ЧЕНКА, ТУРСКО ЖИТО, МУМУРУЗ, МОМОРОСКА)** (Zea mays L.) – едногодишна житна култура од фамилијата Poaceae и вид со висок генетски потенцијал (25 t/ha зрно или 80 t/ha волуменозна маса). Во исхраната на човекот се користи варена, како пченкарно брашно, пуканки и гриз. Кочаните во млечна зрелост се печат или се варат за консумација, а шеќерната пченка се употребува за конзервирање. Индустриски обработена се користи за: снегулки, чипсови, смоки, масло за јадење, леб, бели и украсни печива, алкохоли, киселини (млечна и лимонска), вештачко влакно, бои, лакови, азбест, нитроцелулоза, фурфурол, суровина за хартија, за пластична маса и др. Во сточарството целото растение се користи за подготвување волуменозна маса (силажа, сенажа) или за концентрирана силажа и зрно. Води потекло од Америка. Во Македонија, најверојатно е донесена од Турците. Во светот се одгледува на околу 139.214.000 ha, со принос на зрно од 4.300 kg/ha. Кај нас се одгледува на 40.000–50.000 ha, со постојано зголемување на површините и со принос од околу 4.100 kg/ha зрно. Постојат девет подвидови пченка, а само четири се произведуваат кај нас: забовидна, тврда, шеќерна и пуклива пченка. Покрај домашните сорти (популации), во поново време сè повеќе се одгледуваат хибридни. П. Ив.


Кочан од пченка

**ПЧИЊА** – лева притока на р. Вардар. Извира од планината Дукат во Р Србија на височина од 1.660 m, а во Вардар се влива во Таорската Клисура на височина од 191 m. Долга е 136,6 km, има вкупен пад од 1.469 m и просечен пад од 10,8 ‰. На територијата на РМ навлегува во близина на селото Пелинце. Сливот зафаќа површина од 2.844 km², од кои на РМ ѝ припаѓаат 2.373 km² или 83,4%, а на Србија 471 km² или 16,6%. Средногодишниот протек кај водомерната станица Пелинце изнесува 3,78 m³/sec, најголеми средномесечни протеци од 8,36 m³/sec се јавуваат во април, а најмали од 1,03 m³/sec во ноември. Пред вливот во р. Вардар средногодишниот протек е 12,56 m³/sec.

ЛИТ.: *Хидролошка основа на водотеците од регионот 2–Осогово,* РХМЗ, Скопје, 1997. Др. В.


Реката Пчиња

# Р


РАБОТНИЧЕСКА ИСКРА

„Работническа искра“, Битола (1. I 1909)

**„РАБОТНИЧЕСКА ИСКРА“** (Битола, 1. I 1909 – 20. V 1911) – весник, заштитник на работничките интереси во Турција, со мотото „Работници од сите земји соединете се“. Го уредувале Васил Главинов (одговорен уредник), Милан Јанев и Д. Тошев. Излегувал двапати месечно (на 1. и на 15.). Објавени се вкупно 49 броја. Застапувајќи се за социјалистичките идеи, има негативен став кон тогашните федералисти (Ј. Сандански, Д. Влахов и др.).

ИЗВ.: *Историски архив на Сојузот на комунистите на Македонија,* т. III, кн. прва: *Собрани материјали од в. Работническа искра 1909-1911,* Скопје, 1958.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 249-251; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992),* Скопје, 1993, 97-98. С. Мл.

**„РАБОТНИЧЕСКИ ВЕСНИК“** (Солун, септември – 16. X 1909) – весник, орган на Социјалистичката федерација. Негов иницијатор за покренувањето бил Васил Главинов, кој се доселил во Солун и ја отворил својата „Интернационална книжарница“. Имал цел „да ги штити работниците во секој поглед“. Објавени се вкупно 9 броја. Според постојните и планираните национални секции на Федерацијата, биле печатени на четири јазика, со одделни редактори – по две страници на бугарски (Ангел Томов), турски (Расим Хикмет), грчки (И. Гасис) и еврејски јазик (Исак Леви и Аврам Бенарој). Бидејќи предвидената турска и грчка секција не биле формирани, другите броеви биле печатени само на бугарски и еврејски јазик.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 251; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 98. С. Мл.



Шампионскиот тим на „Годел Работнички“, државен првак (1997/98)

**„РАБОТНИЧКИ“** (Скопје, 1946) – кошаркарски клуб. Меѓу првите членови на екипата биле: Драгољуб Лазиќ, Славко Матовски, Перо Христовски, Драган Луковски, Душко Стојановски, Ико Ковкаров, Трајан Ивановски, Александар Попов, Михаил Лазаревиќ, Војче Димитровски, Борис Анастасов. Бил републички првак 15 пати (до 1990). Се натпреварувал во Втората (1953 и 1954) и во Првата сојузна лига во 19 сезони (1965–1991). Играл во финалето на Југословенскиот куп (1976 и 1983). „Годел Работнички“ е повеќепатен државен првак и освојувач на Купот (1992–2006). Истакнати рапрезентативци на Југославија биле: Благоја Георгиевски, Владимир Боцевски, Драган Радосавлевиќ, Стерули Андоновски, Стефан Гешовски и др. Тренери: Стефан (Цефи) Тодоровски, Лазар Лечиќ, Александар Књазев и др.

ЛИТ.: *35 години кошарка во Скопје, 1945–1980,* Скопје, 1980; Славчо Трошановски, 50 години *време на постоење,* Скопје, 1996. Д. С.

**„РАБОТНИЧКИ“** – ракометен клуб во Скопје. Екипа во „големиот“ ракомет, првак на Македонија петпати (1948–1957). Клубот се натпреварувал за Првенството на Југославија во Загреб (1949) и во Првата сојузна лига (1950/51). Репрезентативци на Југославија: Славко Матовски и Драган Геровски. Екипа на „малиот“ ракомет е создадена подоцна (1952). За првенството на Југославија сениорите се натпреварувале во десет, а младинците во четири сезони. Најголем успех е освоеното трето место (1956) и играњето во финале за Купот на Југославија (1960), а кај младинците четвртото место (1977). За репрезентацијата на Југославија настапувале: Зафир Куновски, Теофил Томановиќ, Александар Милиновиќ и Никола Матовски, а од младинците: Ламбро Пејов, Славе Атанасовски и Владо Гоцевски.

ЛИТ.: Славко Матовски, *Ракометен клуб Работнички, Скопје, 1948–1998, 1952–2002, Спортски подвизи и традиција.* Скопје, 2002. Д. С.

**РАБОТНИЧКИ УНИВЕРЗИТЕТ „КОЧО РАЦИН“** – Скопје – водечка установа за образование на возрасните во РМ. Основан е по иницијатива на Месниот синдикален совет (19. VI 1953) со цел да ги задоволува образовните и културните потреби на работните луѓе. Дејноста ја остварувал пре-

ку организирање масовни и систематски форми на работа: јавни предавања, циклус предавања, книжевни вечери, музички приредби, изложби, семинари и курсеви од разни области, како и училишни форми за основно и за стручно образование. Во петдецениското постоење, низ неговите активности поминале над 760.000 слушатели, од кои над 220.000 посетувале основно образование, 58.000 – средни училишта, околу 100.000 – курсеви за странски јазици и над 170.000 – курсеви за разни занимања и квалификации. По 1962 г. образовната активност се спроведувала преку центри, како основни организациски и работни единици. Во 1974 г. кон Работничкиот универзитет се приклучува Народниот универзитет во Скопје, кој дотогаш функционирал како посебна установа за образование на возрасните (в. Народни универзитети). Денес претставува модерно организирана андрагошка установа, со разработени програми и форми, со современи средства и методи на работа и со соодветен стручен кадар. Неговата програмско-модуларна структура ја сочинуваат: курсеви за изучување странски јазици, за стручно образование од повеќе струки и занимања, курсеви во областа на информатичкото образование, како и форми за подготовка на учениците и студенти за продолжување на образованието.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзиӣеӣ*, Скопје, 1994. К. Камб.

**РАБОТНИЧКИ УНИВЕРЗИТЕТИ** – воспитно-образовни установи за систематско образование на возрасните. Нивното формирање (педесеттите години на XX в.) првенствено било условено од потребата работните луѓе и граѓаните да добијат општи и стручни знаења, на организиран и систематски начин, заради успешно извршување на производствените и самоуправните задачи. Првите работнички универзитети се формираат 1953 г. (Скопје, Штип, Прилеп, Гостивар и Струмица). Во 1965 г. веќе работат 28 вакви установи речиси во сите градски центри. До донесувањето на Општиот закон за школство (1958) работничките универзитети се третирани како синдикални организации, потоа се во надлежност на општинските собранија, за подоцна да се трансформираат во самоуправни работни организации. Како андрагошки установи со поливалентна функција, дејноста ја развивале на подрачјата на основното, општото и стручното образование, на марксистичкото, општествено-економското и политичкото образование, на образованието за општонародната одбрана и општествената самозаштита, како и во областа на културно-уметничката, информативната и издавачката дејност. Практикувале флексибилни форми на работа: предавања, циклуси предавања, семинари, курсеви, центри за доквалификација и преквалификација, вечерни политички школи, школи за самоуправувачи, трибини, литературни средби, концерти, изложби и сл. Работничките универзитети играле значајна улога во подигањето на образовното и културното ниво на возрасните. Во современи услови, дејноста им е насочена главно кон информатичкото образование, изучувањето на странски јазици и организирањето курсеви за занимања. На образованието на возрасните работат повеќе работнички универзитети (Скопје, Битола, Охрид, Велес, Куманово, Тетово, Штип, Струмица, Кавадарци, Гостивар, Неготино, Кичево, Пробиштип). Еден од најафирмираните е *Рабоӣничкиоӣ универзиӣеӣ „Кочо Рацин“* во Скопје.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзиӣеӣ*, Скопје, 1994. К. Камб.

**РАБОТНИЧКО ПРОСВЕТНО ДРУШТВО „КЛАСНО ЕДИНСТВО“** (Велес, септември 1908) – асоцијација на учители и занаетчии. Се застапувало за донесување социјално законодавство за заштита на трудот. Ги осудило надворешните пропаганди што дејствувале за разединување на масите и младотурците.

ЛИТ.: *Рабоӣничко и комунисӣичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.

**РАБОТНИЧКО-ПРОСВЕТНО ДРУШТВО „КЛАСНО СОЗНАНИЕ“** (Битола, 1909) – друштво основано по иницијатива на Васил Главинов и Никола Петров Русински за ширење на социјалистичката пропаганда и за формирање нови работнички друштва. Се залагало за демократизација на Отоманската Империја, за заштита на работниците и за изборни права.

ЛИТ.: *Рабоӣничко и комунисӣичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.

**РАДЕВ, Георги Николов – Ѓорѓи Бродалијата** (с. Горно Броди, Серско, 1857 – Асеновград, Бугарија, 15. II 1942) – деец и серски војвода на ТМОРО/ВМОРО/ВМРО. Како овчар, бил јатак на војводите Г. Зимбилев и Стојо Скрижовски, поради што бил апсен од османлиските власти. По излегувањето од затвор бил комита во четата на Илија Крчовалијата. Извесно време бил комита


Георги Радев

во четата на Гоце Делчев (1899), а потоа војвода на Серскиот револуционерен округ на ТМОРО (1899–1904). Заедно со војводата на Драмската чета на ТМОРО Димитар Гуштанов, војводата на Демирхисарската чета Илија Крчовалијата, Неврокопската и Мелничката чета, кои располагале со ок. 80 комити и 200 младинци пријавени за идни комити, во с. Караѓој ја дочекале четата на Г. Делчев (февруари 1902). На тукашното советување на Серскиот револуционерен округ, Г. Делчев им говорел за објавување на востанието и бил прифатен неговиот предлог за минирање на железничката мрежа и напади и атентати на воените утврдувања и жандармериските станици. Потоа сите заедно заминале за пештерата Капе на пл. Али-Ботуш. По извесно отсуство, Г. Делчев пак се вратил во тој комитски логор. Учествувал во битката во с. Баница при загинувањето на Г. Делчев (4. V / 1. IV 1903). Подоцна ги фатил и егзекутирал предавниците на четата (декември 1904). Зел учество во Балканските војни (1912–1913) и во Првата светска војна (1915–1919).

ЛИТ.: Лика Чопова, *Кој ӡо ӣредаде Гоце Делчев?* „Нова Македонија“, Скопје, 2. VIII 1978, 12. С. Мл.


Симеон Радев

**РАДЕВ, Симеон Трајчев** (Ресен, 9. I 1879 – Софија, 15. II 1967) – истакнат бугарски есеист, историчар, публицист, редактор на периодични весници и списанија, дипломат. Се школувал во Европскиот лицеј во Цариград, а правни студии завршил во Швајцарија.

Вклучен е во македонското револуционерно движење уште како ученик. Соработувал во органот на Бугарската егзархија „Новини“. Мошне близок до Борис Сарафов и конфронтиран со Јане Сандански. Во текот на 1902 и 1903 г. во Париз го издавал весникот „Македонско движење“ на (француски јазик), информирајќи ја француската јавност за состојбите во Македонија. Ѝ придавал приоритетна важност на политичката автономија на Македонија, подиставајќи го проблемот за самобитноста на Македонските Словени. Од 1913 г., како член на бугарската државна делегација, е потписник на Букурешкиот договор за распарчување на Македонија. Како амбасадор на Бугарија престојува во повеќе европски земји. Автор е на книгите (на бугарски јазик): „Градителите на современа Бугарија“ (во два тома), „Македонија и бугарската преродба“, „Рани спомени“ и „Есеи за литературата“. Г. Т.

**РАДЕН** – еден од истакнатите ктитори на црквата „Св. Архангел Михаил“ во с. Непроштено (Тетовско). Покрај него, како ктитори се спомнуваат и неговиот брат Никола, како и сите православни христијани од селото. Во катастарскиот дефтер бр. 190 (се чува во Анкара) што се однесува на с. Непроштено, од Скопскиот санџак, во 1568/69 г. се спомнуваат „војнуците“ Никола Јона и Радета Јона, кои биле ослободени од државни давачки.

ЛИТ.: Р. Грујић, *Полошко-тетовска епархија и манастир Лешак*, „Гласник Скопског научног друштва“, XII, Скопје, 1933, 33–77; Р. Тричковић, *Српска црква средином XVII века,* „Глас САНУ“, CCCXX, 2, Београд, 1980; Ј. Николић, *Ктиторски натпис и живопис у Непроштену код Тетова*, „Зборник Матице српске за ликовне уметности“, 22, Нови Сад, 1986, 251–257. З. Р.-Н.

**РАДИКА** – десна притока на р. Црни Дрим. Извира југозападно од врвот Голема Враца (Косово) на Шар Планина, на височина од 2.260 m, а во Дрим се влива на височина од 487 m. Таа е изразито планинска река, која има претежно клисуреста, а на места и кањонеста речна долина. Долга е 64,7 km, има вкупен пад од 1.773 m и просечен пад од 27,4‰. Долниот дел од долината на реката, во должина од 10 km е заезерен, така што денес нејзините води се влеваат во Дебарското Езеро кај селото Долно Косоврасти, на височина од 580 m. Просечниот годишен протек изнесува 18,87 $m^3/s$; најголем средномесечен протек од 50,8 $m^3/s$ се јавува во мај, а најмал од 6,4 $m^3/s$ во август. Најголемото количество вода од 262 $m^3/s$ е забележано во мај 1978 г., а најмалото од 2,2 $m^3/s$ во октомври 1966 г. Дел од водите од извориштата (6,2 $m^3/s$) на оваа река по вештачки пат се зафатени и преку тунел се префрлени најнапред во Мавровското Езеро, а оттука во сливот на р. Вардар и Егејското Море, со што е формирана најголема вештачка бифуркација во Македонија.


Реката Радика во близина на с. Жировница

ЛИТ.: Драган Василевски, *Радика*, „Напредок“, Тетово, 1997. Др. В.

**РАДИОДИФУЗИЈА ВО РМ** – датира од 1941 г., кога првиот средночбранов предавател е монтиран на локација во Маџари. Македонското радио ја има својата прва емисија во Горно Врановци на 28. XII 1944 г. Првата телевизиска емисија е емитирана на 14. XII 1964 г. Денес МРТВ емитува три телевизиски и три радиоканали, сателитски телевизиски канал и др. специјализирани програми. Системот од мрежи на јавното претпријатие „Македонска радиодифузија“ во средноброновото, ВХФ и УХФ подрачје, постигнува покриеност на населението (зависно од подрачјето) од 93 до 99,9%. Во приватната радиодифузија постојат пет телевизиски и три радиомрежи за национално покривање и околу 150 локални радио и телевизиски станици. Во 1997 г. во РМ е формиран Совет за радиодифузија како независно регулаторно тело, а од 2004 г. јавното претпријатие „Македонска радиодифузија“ експериментално емитува дигитален земски телевизиски сигнал на подрачјето на Скопје. Др. М.

**РАДИЧ, Александар** (Охрид, 20. XII 1929) – спортски работник, организатор и инструктор во неколку спортови во Охрид и тренер на маратонските пливачи (1960–1967). Завршил Државен институт за физичка култура во Белград (1953). Бил член на ПВД „Охридски бранови“ во Охрид (од 1945). Се натпреварувал во пливање и ватерполо. Освоил 17 први места на републичките првенства и поставил исто толку републички рекорди. Д. С.


Александар Радич


Науме Радичевски

**РАДИЧЕВСКИ, Науме** (Мешеишта, Охридско, 18. V 1953) – поет, критичар, есеист, книжевен

историчар. Завршил Филолошки факултет. Професор е на Филолошкиот факултет во Скопје.

БИБЛ.: *Постоење и мотиви*, поезија, 1975; *Критички интерпретации на младата македонска литература*, критики и есеи, 1983; *Светол тажен век*, поезија, 1984; *Контрасти*, поезија, 1992; *Релации и континуитет*, литературни студии, 1996; *Метаморфоза*, критики, 1999; *Време без збор*, студии, 2000; *Преображение човеково*, поезија, 2001 и др.

ЛИТ.: Методи Манев, *Меѓу сонот и јавето*, Современост, 1–3, 2000. П. Гил.

**„РАДНИЧКИ“** (Скопје, 1937) – спортско друштво. Прв претседател бил Александар Танев. Фудбалската екипа се натпреварувала во Скопската лига. Активноста се одвивала и во времето на окупацијата. Под притисок на бугарските власти го смениле името во „Свобода“ и бојата на дресовите од црвена во зелена. Повеќето од членовите на Клубот биле припадници на КПЈ и СКОЈ: Дане Крапчев, Благоја Давков, Тома Пуриќ, Здравко Цветковски, Мито Матевски, Благоја Мисајловски, Михо и Живко Ивановски и др. Некои од нив биле осудени (1942 и 1943). Добар дел од членовите на Клубот стапиле во редовите на партизанските одреди. Активноста била обновена под името Фискултурно синдикално друштво „Работнички“, со претседател Александар (Цанко) Христов (1. VII 1945). Друштвото имало спортски секции (од 1948 клубови): фудбалска, атлетска, скијачка, одбојкарска (1945), кошаркарска (1946), велосипедска, пингпонгарска, шаховска (1947); ракометен клуб (1948), пливачки (1949), мечувачки, тениски (1950), карате (1969), боречки (1977) и др.

ЛИТ.: Славко Матовски, *40 години железничко спортско друштво „Работнички“*, Скопје, 1977. Д. С.


Воислав Радовановиќ

**РАДОВАНОВИЌ, Воислав** (Павлици, 27. I 1894 – 26. IV 1957) – српски географ. Основно образование завршил во с. Врбоци, а гимназија во Ниш. Диполомирал географија на Универзитетот во Белград (1921), на кој бил избран за асистент (1922) и докторирал (1924). Потоа доаѓа во Скопје, каде што бил професор на Катедрата за географија на Филозофскиот факултет. Во 1941 г. се вратил во Белград и работел како професор по антропогеографија на Институтот за географија при Природно-математичкиот факултет. Бил дописен член на САН, кустос и управник на Музејот во Скопје, управник на Етнографскиот институт при САН и претседател на Српското географско друштво. Го уредувал „Гласник Етнографског института“ на САН, „Гласник Скопског научног друштва“ и „Годишњак“ на Музејот во Скопје. Објавил повеќе од 40 научни и стручни трудови. Во значаен дел од нив обработува географска проблематика од Македонија.


Радовиш

БИБЛ.: *Тиквеш и Раец*. Насеља и порекло становништва, књ. 17, Београд, 1924; *Гипсни рељев Косоврасти у долини Радике*, „Гласник Географског друштва“, св. XVIII, Београд, 1932; *Географске основе Јужне Србије*, Споменица двадесетипетгишњице ослобођења Јужне Србије, Скопље, 1937.

ЛИТ.: В. Ђурић и М. Костић, *Д-р Воислав С. Радовановић*, „Гласник Српског географског друштва“, XXXVII, 1, Београд, 1957. Ал. Ст.

**РАДОВИЌ, Живорад** (с. Ѓурѓевац, Валево, 5. I 1907 – Белград, 14. X 1979) – филозоф, универзитетски професор. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1932), каде што и докторирал (1940). На Филозофскиот факултет (Институт за филозофија) во Скопје работел од 1948 до 1951 г. Ги предавал предметите логика и историја на филозофијата. Објавил прв учебник по логика на македонски јазик (1952).

БИБЛ.: Филозофија Анри Поенкареа и њен значај, 1941; *Логика*, 1952; и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976*, Скопје, 1976, 76. В. Панз.

**РАДОВИШ** – град во југоисточниот дел на РМ со 16.223 ж. (2002 г.). Се наоѓа во северозападниот дел на Струмичко-радовишката Котлина, од двете страни на Радовишка Река, на надморска височина од околу 380 m. Низ него поминува магистралниот пат М–6, кој на запад го поврзува со Штип, а на исток со Струмица. Зафаќа површина од 477 ha. Има умерено-континентална клима со променето медитеранско влијание. Просечната годишна температура на воздухот изнесува 12,3°C, а просечната годишна количина на врнежите 520 mm. Р. првпат се споменува во една повелба на Василиј II од 1018 г. како населба во Струмичката епархија. За него има малку податоци од времето на турското владеење. Градот напреднал во текот на XIX в., кога имал околу 4.000 ж. и развиена чаршија со 150 дуќани. Аграрно-занаетчиска функција имал и во периодот меѓу двете светски војни. Денес во него најголемиот број од населението се Македонци 13.991 ж., додека од малцинствата најмногу се Турците (1927) и Ромите (181). Р. е седиште на општина што зафаќа површина од 49.748 ha, има 36 населени места со 28.244 ж. Дел од населението се занимава со земјделство, и тоа особено со одгледување тутун, а еден дел се вработени во текстилната и фармацевтската индустрија, како и во рударството во рудникот за бакарна руда Бучим. Во градот има гимназија и здравствен дом, а најмаркантен објект е црквата „Св. Троица“, изградена во 2003 г.

ЛИТ.: Митко Панов, *Радовиш*, „Годишен зборник на ФФ“, кн. 1., Скопје, 1956; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**РАДОЈЧИЌ, Светозар** (Сремски Карловци, Србија, 27. V 1909 – Белград, 20. X 1978) – водечки српски историчар на уметноста

по Втората светска војна. Основач е на Катедрата за историја на уметноста во Белград. Студирал во Љубљана и во Загреб, специјализирал во Виена и во Прага. Близок соработник на Н. Л. Окуњев. Претставник е на современата школа на историјата на уметноста. Пред Втората светска војна живеел и работел во Скопје, каде што ги објавил книгите *Портрети српских владара у средњем веку* и *Старине Црквеног музеја у Скопљу* (тиражот бил уништен во бомбардирањето на Скопје, а подоцна е издадено фототипско издание). Во неговиот опус по Втората светска војна посебно се осврнува на делата на зографите Михаил и Евтихиј и на орнаментиката и украсите во книгите на Слепченската и Кратовската скрипторија, како и на сликарските споменици во Македонија, украсени во времето на српската политичка управа. Од неговите студии посебно ги издвојуваме *Прилози за историју најстаријег охридског сликарства*. На XII меѓународен византолошки конгрес во Охрид (1961) имал кореферат кон пленарниот реферат на В. Н. Лазарев, со осврт на сликарството во Македонија во XI и XII в., во кој го објаснува еден од најсложените циклуси во егзонартексот на „Св. Софија“ во Охрид од XIV в.

БИБЛ.: *Портрети српских владара у средњем веку*, Скопље, 1934; *Старине Црквеног музеја у Скопљу*, Скопље, 1941; *Мајстори старог српског сликарства*, Београд 1955; *Старе српске минијатуре*, Београд, 1950; *Старо српско сликарство*, Београд 1966; *Иконе из Србије и Македоније*, Београд, 1963; *Прилози за историју најстаријег охридског сликарства*, ЗРВИ, VIII[2], Београд 1964, 355–381; *Rapports conplementaires*, XIIe Congres international des etudes byzantines, Belgrad–Ochride, 1961, 60–63; *„Чин бивајеми на разлучење души од тела“ у монументалном сликарству XIV века*, ЗРВИ, 7, Београд 1961, 39–50; *Фреска покајања Давидовог у охридској Св. Софији*, „Старинар“, н.с., IX–X, Београд 1959, 133–136; *Једна сликарска школа из друге половине XV века*, ЗЛУ, 1, Нови Сад, 1965, 70–103. Цв. Гр.

**РАДОМИРОВ ПСАЛТИР** (од втората половина на XIII в.) – литургиски псалтир со молитви од македонска редакција. Кирилски ракопис пишуван со ситно уставно писмо во централномакедонското подрачје од ѓакот Радомир, според когошто го добил и името. Содржи 172 пергаментни листа (14,5 X 10 см). Познат е и под името *Зографски псалтир*. Се чува во Библиотеката на Зографскиот манастир на Света Гора под сигн. 1d13, а еден лист се наоѓа во збирката на Порфириј Успенски во Националната библиотека во Санкт Петербург под сигн. QnI 11. Има мошне богата илуминација.



Радомиров псалтир (XIII в.)

ЛИТ.: Лилјана Макаријоска, *Радомиров псалтир*, ед. Стари текстови, V, Скопје, 1997. Л. М.

**РАДОМИРОВО ЕВАНГЕЛИЕ** – кирилско полно изборно евангелие од втората пол. на XIII в., 182 л., Загреб, ХАЗУ, сигн. IIIb24 (Mih.6). Наречено според записот на главниот писец Радомир, покрај кој во пишувањето учествувале уште три лица. По јазично-ортографските особености се поврзува со Северна Македонија (Кратовската школа). Препишано е од постара кирилска предлошка која не била иста за целиот ракопис, некои делови сведочат за контакт со руската писменост. Мак. потекло на предлошката најјасно е одразено во делот што ги содржи читањата по Педесетница (л. 24–80), тука, на пр., се откриваат траги од започнатиот процес на мешањето на носовките, кои во текстот се употребуваат главно етимолошки и најчесто се деназализираат во согласност со северномак. дијалектна подлога (*у, е*). Одделни појави сведочат и за контакт со српската писменост. Сложената повеќеслојна структура на текстот со елементи од различна територијална и хронолошка припадност доаѓа до израз и во лексиката. Покрај добро потврдениот архаичен слој што се надоврзува на охридските традиции, присутни се и бројни подновувања карактеристични за рускиот полн апракос и поврзани со преславските лексички норми. Ракописот е калиграфски оформен и има извонредно богата орнаментика: 314 иницијали кои често претставуваат оригинални комбинации од тератолошки и антропоморфни форми.



Радомирово евангелие (XIII в.)

ЛИТ.: Р. Угринова-Скаловска, З. Рибарова, *Радомирово евангелие*, Скопје, 1988 (изд., фототип., палеогр. и јаз. особ., index verborum); истиот, *Јазикот на македонските цсл. текстови*, Скопје 2005, 93–126 (јаз. особ.). Зд. Р.

**РАДОНОВ, Крум** (Банско, 8. III 1912 – Софија, ?) – учесник во НОД во Пиринскиот дел на Македонија (1941–1944). Завршил педагошко училиште (1931) и учителствувал во Неврокопската околија (1931–1932 и 1935–1938). Член на БКП (од 1934). Студирал во Брно (Чешка) и во Братислава (Словакија, 1939–1941). Бил партизан (22. VI 1941) и еден од основачите на Разлошкиот п.о. „Јане Сандански“ и негов прв командант, потоа генерал-лајтнант (9. IX 1944) и пратеник во Народното собрание на НРБ.

ЛИТ.: *История на благоевградската окръжна организация на БКП,* София, 1979. В. Јот.

**РАДОЊИЌ, Милорад Павлев** (Валево, 12. X 1902 – Скопје, 14. II 1982), математичар, ред. проф. (1965) на Шумарскиот факултет во Скопје (предавач од 1949 г.). Дипломирал (1928) на Филозофскиот факултет во Белград, докторирал (1965) на Шумарскиот факултет во Белград со темата „Функција растења и њене примене“ и објавил трудови од таа проблематика.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, Скопје, 1987. Н. Ц.

**РАДОСАВЛЕВИЌ, Добривое (Боби)** (Књажевац, Србија, 28. I 1915 – Белград, 4. IV 1984) – српски комунистички деец, инструктор на ЦК на КПЈ и еден од организаторите на НОАВ во Македо-


Добривоје (Боби) Радосављевиќ

нија, народен херој на Југославија и државник. Како апсолвент по агрономија на Земјоделско-шумарскиот факултет во Белград, бил член на КПЈ (од 1933), на ПК на СКОЈ за Србија и на ЦК на СКОЈ, поради што бил осуден на четири години во Казнениот завод во Сремска Митровица. Подоцна бил секретар на Окружниот комитет на КПЈ за Заечарскиот округ и делегат од Србија на Петтата земска конференција на КПЈ (Загреб, 1940). Тој е еден од организаторите на НОАВ во Источна Србија, а потоа, по налог на ЦК на КПЈ и на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ, испратен за инструктор на ЦК на КПЈ во Македонија (јули 1942 – јануари 1945). Бил избран за делегат на Второто заседание на АВНОЈ. По Ослободувањето бил секретар на Градскиот комитет на КПС во Белград, народен пратеник, министер за финансии во Владата на ФНРЈ, претседател на ЦК на СКС (есента 1966 – февруари 1968), член на ЦК на СКЈ и др. Носител е на Партизанска споменица 1941 и Орден Народен херој на Југославија.

БИБЛ.: *На патот на победата,* Бригада на братството и единството, Скопје, 1958, 29–32; *Втора македонска ударна бригада,* Скопје, 1973, 9–11.

ИЗВ.: *Извори за ослободителната војна и револуција во Македонија 1941–1945,* том I, кн. прва – седма, Скопје, 1969–1983.

ЛИТ.: *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945.* (Zbornik radova), Beograd, 1987. С. Мл.

**РАДУЛОВ (РАДУЛЕ), Георги (Ѓорѓи) Николов** (с. Кремен, Благоевградско, РБ, 29. IX 1942) – доцент и декан (2001–2005) на Електро-механичкиот факултет на Рударско-геолошкиот универзитет „Св. Иван Рилски" во Софија, македонски културно-национален деец и историчар. Дипломиран двоен инженер – на Електро-механичкиот факултет на Рударско-геолошкиот универзитет и на Транспортниот факултет на Техничкиот универзитет во Софија. Неговата потесна специјалност е мерењето на неелектричните величини и автоматизацијата на производството. Од својата по-


Георги Радулов

тесна специјалност има објавено повеќе истражувачки трудови, три универзитетски учебника, две учебни помагала и подготвен монографски труд „Историја на техниката – еволуцијата на техничките идеи". Како општественик е сооснован и заменик-претседател на Друштвото за бугарско-македонско пријателство и активен учесник во Бугарската лига за заштита на правата на човекот и граѓанинот во Софија, чија Фондација „Авис" е и издавач на неговите публикации. Како историчар е автор на првата *Историја на Македонија* на бугарски јазик, полемичар за македонското национално прашање со бугарскиот историчар Б. Димитров и истражувач на историјата, етнографијата, фолклорот, просветата, битот, духот и јазикот на родното село Кремен. За неговите истражувачко-публицистички заслуги тој е носител на високото признание Духовен воин на Македонските духовни конаци (за 2007 г.) во Струга.

БИБЛ.: *История на Македония (Апология на македонизма),* София, 1997; *Истината и лъжите за македонизма. Кой фалшифицира историята? (По повод „Десетте лъжи на македонизма" от Б. Димитров),* София, 2000; (во коавторство со Илија Мишев) *Кремен. Минало и наследство,* София, 2002; *Историја на Македонија. Апологија на македонството,* прв дел, Скопје, 2009.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, По објавувањето на книгата „Историја на Македонија" од Георги Радуле во Софија, „Нова Македонија", LIII, 18148, 2 и 3. VIII 1997, 7 и 18149, 4. VIII 1997, 5. Бл. Р.

**РАДУША** – рудник на Cr руда, кој се наоѓа 18 km северозападно од Скопје. Радушкиот масив е најголем (околу 70 km) и се смета за најрудоносен. Во неговиот подински дел преовладуваат дунити и харцбургити, каде што се и најзначајните рудни тела. Средната зона на масивот е изградена од харцбургити и лерзолити, каде што хромната минерализација е незначајна. Во кровинскиот дел дунитите се позастапени и минерализацијата е поприсутна. Хромните рудни тела се поврзани за дунитите со едноставна минерализација. Вкупните рудни резерви се 649.905 t. Т. Сер.

**РАЕЦ** – предел во Средно Повардарје на РМ. Го зафаќа сливот на реката Раец, лева притока на Црна Река. Во времето на турското вадеење овој крај се викал Дере Кол (речна жупа), а неговото управно средиште било во с. Фариш. Теренот е составен од неогени езерски седименти што се покриени со слатководен варовник. Низ тие седименти, реката Раец ја изградила својата долина со речиси вертикални страни, и кај с. Фариш пробила епигенетска клисура долга околу 400 m. Преку Р. води магистралниот пат М–5 што го поврзува на исток со долината на Вардар и на запад со Пелагонија. Има 15 мали села, од збиен тип, населени со Македонци. Речиси сите се во фаза на раселување. Селото Г. Радобил, на пр., во 1961 г. имало 430 ж., а во 2002 г. тој број се намалува на 107 ж. Уште помаркантен е случајот со с. Никодин, кое имало 437 ж., а денеска во него живеат само 7 ж. Населението се занимава со сточарство и овоштарство. Ал. Ст.

**РАЗВИГОРОВ, Ипокрит** (с. Ново село, Штипско, 1900 – Плачковица, 9. X 1927) – член на ВМРО. Во 1922 г. избегал во Бугарија и се вклучил во четата на кочанскиот војвода П. Михајлов. Учествувал во атентатот над генералот Михајло Ковачевиќ во Штип (5 X 1927). За да не бидат фатени од полицијата на Кралството на СХС, со соучесникот И. Лилинков се самоубиле на пл. Плачковица.

ИЗВ. и ЛИТ.: ДАРМ, Фонд Македонски национален комитет, кут. 14; *Премрежијата на македонското револуционерно движење. Спомени на Мирчо Кикиритков.* Предговор и редакција: проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2003. З. Тод.


Михаил (Мише) Развигоров

**РАЗВИГОРОВ, Михаил (Мише)** (Штип, 1873 – Штип, 21. III 1907) – учител, револуционер, војвода. Завршил педагошко училиште во Ќустендил и во Казанлак. Бил учител во Штип (1895), се вклучил во МРО, бил член на Окружниот комитет во Штип. По Виничката афера (1897) бил осуден на доживотен затвор (заточение

во Подрум Кале, Мала Азија), амнестиран во 1902 г. Учествувал во Илинденското востание. По Востанието останал нелегален војвода во Штипската околија. Учествува на Рилскиот конгрес (1905). Во март 1907 г. неговата чета била опколена од османлиска војска. Во борбата се самоубил во запалена куќа.

ЛИТ.: „Македоно-Одрински прегледъ“, 33, 1907; „Ил. Илинденъ“, 10, 1931–1932. В. Ѓ.

**РАЗВОЈНИТЕ ПРОБЛЕМИ НА ИНДУСТРИЈАТА ВО УСЛОВИ НА ТРАНЗИЦИЈА** – проблеми со кои се среќава индустријата во Македонија во услови на трансформација на економскиот систем, т.е. распаѓање на претходниот (самоуправен) и изградба на нов (пазарен) економски систем, како и во услови на изградба на самостојна држава. Од мноштвото проблеми се издвојуваат неколку позначајни. *1) Наследената неповолна структура*: во досегашниот период, во македонската индустрија доминираа традиционалните гранки (оддели) кои, како трудоинтензивни, вработуваа поголем број работници, но се одликуваа со пониска продуктивност; исто така, во структурата на индустријата високо беше учеството на суровинските гранки, кои произведуваа суровини и полупроизводи со ниски фази на обработка на производите; како особено неповолен е фактот што беа изградени капацитети без соодветна домашна суровинска база, т.е. суровински и енергетски зависни од увоз (на пр., текстилната и хемиската индустрија, но делумно и црната и обоената металургија); суровинските капацитети беа големи потрошувачи на енергија по единица производ (металуршките капацитети), што значајно ги зголемуваше производствените трошоци и создаваше сериозни проблеми во енергетскиот биланс; ваквата структура беше резултат на развојот на индустријата по Втората светска војна, сè до почетокот на транзицијата, во согласност со концептот за индустриски развој и разместување на индустријата на ниво на поранешна Југославија. *2) Техничко-технолошкото заостанување и нискиот степен на модернизација*: поради драстичното намалување на инвестициите, се загуби чекорот во технолошката модернизација, па многу од капацитетите станаа застарени, а во текот на 1990-тите години поголемиот дел од индустриските капацитети, чекајќи на приватизацијата, сосема го замреа развојот и производството. *3) Ниската продуктивност и превработеноста сами по себе претставуваат проблеми*: техничко-технолошкото заостанување е основната причина за ниската продуктивност, но таа резултираше и од „социјалистичкиот“ модел на вработување и наградување, кога поголем број вработени од објективно потребните рефлектираа за едно исто работно место. *4) Посебен проблем претставува недоволното користење на капацитетите и слабата извозна ориентираност*: во рамките на поранешната државна заедница (Југославија), македонската индустрија беше ориентирана, пред сè, кон пазарите на југословенските републики и кон пазарите на другите социјалистички земји; овие пазари не беа многу пребирливи и толерираа понизок квалитет и асортиман на производите. *5) Неповолните надворешно-економски и политички услови* (економските и политичките блокади кон средината на 1990-тите, воените состојби во поранешна Југославија, како и безбедносната криза од 2001 г.) предизвикаа сериозни тешкотии за македонската индустрија и се нарушија нормалните економски и сообраќајни врски со традиционалните партнери и пазари. *6) Процесот на преструктурирање сам по себе претставува тешкотија за индустријата*: сопственичката трансформација, надополнета со организационата, техничката и производната трансформација, донесоа дополнителна неизвесност за самата индустрија; тие резултираа во почетна стагнација и опаѓање на индустриското производство, а со тоа и намалување на ангажираната работна сила.

ЛИТ.: *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија – Развој и модернизација,* МАНУ, Скопје, 1997; Влада на Република Македонија, *Македонија 2003 – Рамковна програма за економски развој и реформи,* Скопје, 2000. Т. Ф.

**РАЗВОЈОТ НА БАНКАРСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА.** Првите никулци на банкарските работи во Македонија се јавуваат во античкиот период, во времето на Филип Македонски (359–336 г. пр.н.е.), кога е воведена златна македонска монета – статер. Со доаѓањето на Римјаните, одделни градови во Македонија имаат право да коват свои монети, во Стоби, на пр., се коват монети на 12 римски императори. Во средниот век, во времето на владеењето на српските кралеви, ковањето пари се става под државна контрола, а поважни ковачници се оние во Скопје, Охрид, Кратово и во Стоби. Пресврт во развојот на банкарството претставува



Стопанска банка, Скопје

реформата на паричниот и финансискиот систем на Турското Царство од 1856 г., со која населението има обврска сите давачки да ги плаќа во пари, а воведени се и книжни пари и се формираат првите вистински банки. Во 1903 г., Цариградската отоманска банка отвори свои филијали во Скопје и во Битола, а во истата година и земјоделската – Зираат банка отвори филијали и испоставии во Македонија, кои функционираат до 1912 г. Во Турското Царство со банкарски работи се занимаваат и македонските трговци и занаетчии, при што попознати кредитни институции се: „Терезии“, „Љубов“, „Грозд“, „Братски труд“ и „Соединение“. Во периодот меѓу 1918 и 1923 г. се формираат 23 приватни банки, од кои позначајни се: Трговската индустриска банка „Вардар“, Скопската извозна банка и банката „Стара Србија“. Непосредно по Ослободувањето (1945) сите банки се ставени под државна контрола, а најголемиот дел од приватните банки се ликвидирани. Во март 1945 г. е донесен статутот на Македонската стопанска банка, со кој се утврдени принципите на нејзиното работење и почетниот капитал, а во 1945 и 1946 г. таа отвори осум филијали во поголемите градови на Македонија. Од март 1952 г. до почетокот на 1954 г. постои монобанкарски систем, т.е. во овој период на територијата на РМ дејствува само НБ на ФНРЈ – Централа за НРМ. По 1954 г, со формирањето на комуналните банки, започнува процесот на децентрализација на банкарскиот систем, односно преоѓање кон двостепено банкарство. Во текот на 1961 г. повторно доаѓа до реорганизација на банкарскиот систем и во почетокот на 1962 г. се обновува дејнос-

та на Стопанска банка на НРМ, која подоцна го менува името во Стопанска банка – Скопје. Со стопанската реформа од 1965 г. настапуваат промени во банкарскиот систем при што од 26-те комунални банки се формираат две комерцијално-инвестициони банки, во Скопје и во Битола. Кон крајот на 1970-тите започнува голема реорганизација на банкарскиот систем, кој се изградува според концептот на здружениот труд. На крајот од 1979 г. банкарскиот систем на Македонија го сочинуваат една здружена банка (Стопанска банка – здружена банка – Скопје), 27 основни банки, 3 деловни единици и 62 експозитури, односно вкупно 93 банкарски единици. Кон крајот на 1980-тите се прави обид за организација на банкарскиот систем врз основа на принципите на пазарната економија, но овие обиди се покажуваат како неуспешни. Во времето на монетарното осамостојување на Македонија банкарскиот систем се одликува со голем износ на ненаплатливи кредити, хронични проблеми со ликвидноста и несолвентност. Во мај 1993 г. се донесува првиот Закон за банки и штедилници со кој се утврдуваат условите за основање и работење на банките. Во април 1995 г. започнува обемен процес на санација на банкарскиот систем, кој вклучува линеарна санација на банкарскиот сектор, како и посебна санација на Стопанска банка АД Скопје. Со цел да се зајакне довербата на јавноста во банкарскиот систем, во јануари 1997 г. е основан Фондот за осигурување на штедните влогови, како институционален механизам за заштита на малите штедачи. Истовремено, во целиот период по монетарното осамостојување, тече процесот на доизградување на правната, регулативната и институционалната рамка за функционирање на банкарскиот систем.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 560–563. Г. П.

**РАЗВОЈОТ НА МАЛИТЕ И СРЕДНИТЕ ПРЕТПРИЈАТИЈА ВО РМ** – самостојни, независни ентитети, кои вработуваат најмногу до 250 лица (в. *Класификација на претпријатијата според големината*) и го сочинуваат највиталниот дел на економската структура на секоја економија. Во СРМ, до 1980 г., поради антагонизмот на социјалистичката идеологија кон приватната сопственост, нивниот број и особено нивната економска сила во економската структура на земјата беа незначителни. По 1980 г., а особено во втората половина на 1980-тите години, доаѓа до побрз развој на МСП. Во текот на 1984 г., т.н. мало стопанство во СРМ вработуваше 53.000 лица (близу 13% од вкупниот број вработени) и учествуваше со 5,3% во формирањето на општествениот производ. Во 1989 г., во СРМ, од вкупно 2.003 претпријатија, 1.169 (58,3%) беа мали и средни. Со започнувањето на транзицијата и по радикалните промени во економскиот и политичкиот систем на земјата доаѓа до силен пораст на МСП, т.е. до еден вид „спонтано претприемништво". Нивниот број рапидно расте во целиот транзиционен период (исклучок е само конфликтната 2001 г.). На крајот од 2004 г. бројот на регистрираните претпријатија надмина 172.000. Но од нив активни беа само 49.687 претпријатија, од кои дури 49.552 спаѓаат во групата на МСП. За разлика од раните транзициони години, кога МСП претежно беа лоцирани во секторот на трговијата, последниве години расте нивниот број во секторот на производството и кај другите услуги. Денес МСП во РМ имаат доминантно учество (80%) во бројот на вработените, креирани од страна на бизнис-популацијата во земјата, во додадената вредност (69%) и во бруто-вредноста на производството на претпријатијата (66%).

ИЗВ.: Републички завод за статистика, *Развој на СР Македонија 1945–1984*, Скопје, 1986. 57–58; Агенција за поддршка на претприемништвото на Република Македонија, *Опсерваторија за МСП во Република Македонија*, Извештај 2004, 20–21, 30.

ЛИТ.: Т. Фити, В. Хаџи Василева–Марковска, М. Бејтмен, *Претприемништво*, Скопје, 2007, 224–232; Б. Шуклев, *Менаџмент на мал бизнис,* Скопје, 2006, 50–55. Т. Ф.

**РАЗВОЈОТ НА ОСИГУРУВАЊЕТО ВО РМ.** По завршувањето на Втората светска војна имотот на осигурителните друштва од предвоена Југославија беше трансформиран во народен, односно државен имот. Осигурителните друштва што беа конфискувани се спојуваат во Државниот завод за осигурување и реосигурување. Развојот на социјалистичкото осигурување и реосигурување до распадот на СФРЈ помина низ три фази: административно-централистичко осигурување, децентрализирано осигурување и приспособување на осигурувањето според уставните измени. По осамостојувањето на РМ е донесен Законот за основите на системот за осигурување на имоти и лица, со што се создадоа услови за трансформација на институциите за осигурување во пазарно-финансиски институции во форма на акционерски друштва. Осигурувањето на имоти и лица е доброволно, освен задолжителното осигурување на патниците во јавниот превоз и на корисниците, односно сопствениците на моторни возила и воздухопловите од одговорност за штети причинети кон трети лица. Подоцна, со донесувањето на Законот за осигурување на имоти и лица и на Законот за супервизија на осигурувањето, целосно се регулирани прашањата од областа на осигурувањето и реосигурувањето, односно во сите сегменти од процесот на осигурувањето се инкорпорирани европските осигурителни и сметководствени стандарди и актурските начела. Друштва за осигурување можат да основаат домашни правни и физички лица. Цензусот на гарантниот фонд за основање друштво за осигурување имоти и лица за поодделни класи за неживотно осигурување, животно осигурување и за реосигурување изнесува: за работи од осигурувањето во рамките на класите на неживотното осигурување е од 500.000 до 2.500.000 евра; за покривање на ризиците за животно осигурување гарантниот фонд треба да биде поголем од 750.000 евра, а за вршење работи за реосигурување не смее да биде помал од 1.500.000 евра.

ИЗВ.: *Закон за супервизија на осигурувањето*.

ЛИТ.: Драге Јанев и Александар Николовски, *Осигурување со елементи на актуарска анализа*, Скопје, 2002. Др. Ј.

**РАЗВОЈОТ НА СМЕТКОВОДСТВОТО.** Од историски аспект набљудувано, развојниот подем на сметководството како систем на евиденција во РМ започнува со донесувањето на Одлуката на АВНОЈ од 1945 г., со која во тогашната СФРЈ е воведено еднообразното книговодство за сите стопански претпријатија. Со специјалниот Закон за еднообразно книговодство од 20. XI 1946 г. беа подробно регулирани начините и методите за водење на книговодството на државните претпријатија и установи. Кон крајот на 1953 г. е донесена посебна Уредба за книговодство на стопански организации, со која беше пропишан Единствениот контен план за целото стопанство на земјата, како и четири т.н. „скратени контни планови за малите претпријатија и дуќани". Во услови на централизирана и планска економија, за сметководствениот систем во РМ беше карактеристично непостоењето

на сметководствени стандарди. Со распаѓањето на СФРЈ и со осамостојувањето на РМ започна процесот на градење на пазарната економија со јасно дефинирани титулари на сопственоста. Новиот концепт не ја остави имуна сметководствената професија. Реформите се манифестираа преку донесувањето на Законот за сметководство (1993), со кој подробно се регулираше начинот на водењето на сметководствената евиденција на стопанските субјекти. Во духот на започнатите процеси за интеграција на РМ во ЕУ, во ноември 1998 г., Меѓународните сметководствени стандарди (МСС) се преведени и прифатени од страна на Министерството за финансии, како супститут за создавање национални сметководствени стандарди. Во текот на 2002 г., со донесувањето на Законот за трговски друштва, престана да важи Законот за сметководство. Во согласност со Законот за трговски друштва, примената на МСС е задолжителна во подготвувањето на финансиските извештаи за средните и големите претпријатија. Од јануари 2005 г. во РМ во примена се и Меѓународните стандарди за финансиско известување. Со формирањето на Институтот на овластени ревизори на РМ во мај 2006 г., во согласност со Законот за ревизија од септември 2005 г., Комисија за сметководствени стандарди ги презеде ингеренциите за ажурирање, публикување и правилна имплементација на МСС и на Меѓународните стандарди за финансиско известување во сметководствената практика на РМ.

ЛИТ.: Серафим Томовски, *Основи на сметководство*, „Гоце Делчев“, Скопје, 2002. З. Б.

**РАЗГРАДУВАЊЕ НА ШУМСКАТА ПРОСТИРКА** – важен процес што влијае врз интензитетот на кружењето на минералните материи на шумскиот екосистем и врз резервите на шумската простирка. Тоа се одвива под влијание на огромниот број разградувачи што го преставуваат сапрофитниот начин на исхрана. Просечната брзина на разградување во плоскачево–церовиот дабов екосистем на Галичица изнесува 41,52% од годишниот опад, додека разградувањето во горскиот буков екосистем во Маврово изнесува 20,7%. Резервите на шумска простирка зависат од интензитетот на разградување, па затоа просечните резерви на шумската простирка се различни. Во плоскачево-церовиот дабов екосистем на Галичица изнесува 9,87/ha, а во горскиот буков екосистем на Маврово 20,58 t/ha. Љ. Гр.

**„РАЗДЕЛБА“** – опера во четири чина (7 слики). М: Т. Прокопиев, Л: А. Панов и композиторот, според драмата *Печалбари*. Прво изведување: Скопје, 17. XI 1971. Др. О.


Атанас Раздолов

**РАЗДОЛОВ, Атанас** (Берово, 1872 – Софија, 1931) – истакнат претставник на плејадата македонски анархисти од времето на Илинден. Бездруго, најплодниот македонски бугаројазичен поет, гласноговорник на македонската револуција, спонтан сонувач на апсолутното. Издал, главно во сопствена режија, неколку десетици помали стихозбирки со песни исклучиво на македонска историско-револуционерна тематика. Му бил мошне близок и искрен привзаник на Гоце Делчев, кој од своја страна насекаде топло ги препорачувал неговите книги. Поезијата на Раздолов не се одликува со повисоки уметнички вредности. Таа е главно одглас на една вознемирена совест, па прилега на неартикулиран македонски крик, ерупција на вековно насобраниот гнев во душата на обесправениот македонски човек, на стихијата на сенародната возбудена душа. Пишува под силното влијание на народната песна и на поетската реч на бугарскиот револуционерен поет Христо Ботев. Избор од поезијата на Атанас Раздолов е издадена на македонски јазик во препев и со предговор на Гане Тодоровски, а од Васил Тоциновски е издадена монографија за Раздолов под наслов „Зборот куршум и динамит“. Г. Т.

**РАЗЛИЧНИК, АЛШАРСКИ** (Centaurea leucomalla Bornm.) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Asteraceae (Compositae) (сложеноцветни растенија), опишан од локалитетот Алшар, од познатиот германски ботаничар Josef Bornmuller (1926). Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, ГАЛИЧИЧКИ** (Centaurea galicicae Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Asteraceae (сложеноцветни растенија). Познат е само за околината на Преспанското Езеро, кај с. Стење. Се развива како хазмофит, во пукнатини на варовнички карпи. Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, ГРБАВЕЧКИ** (Centaurea grbavacensis (Rohl.) Stoj. & Stef.) – ендемит во флората на РМ од фамилијата Asteraceae (сложеноцветни растенија). Се развива на варовничка геолошка подлога во околината на Кавадарци – с. Грбавец, Козјак, Плетвар, Сивец, Барбарас, Мариово, клисура на р. Треска (Порече) и др. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, ДЕМИРКАПИСКИ** (Centaurea demirkapiensis Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Asteraceae (сложеноцветни растенија). Се развива во околината на Демир Капија, кај хидроцентралата Дошница. Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, КАВАДАРЕЧКИ** (Centaurea kavadarensis Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Asteracae (Compositae), (сложеноцветни растенија), од околината на Кавадарци, меѓу селата Мајдан и ’Ржаново, опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, КОЗЈАЧКИ** (Centaurea kozjakensis Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Asteracae (Compositae) (сложеноцветни растенија), од околината на Прилеп–Козјак, опишан од академик Кирил Мицевски. Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, МРАМОРЕН** (Centaurea marmorea Bornm. et Soska) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Asteraceae (Compositae) (сложеноцветни растенија), познат само за околината на Прилеп (Сивец). Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, СКОПСКИ** (Centaurea skopjensis Micevski) – македонски флористички ендемит, од фамилијата Asteraceae (Compositae) (сложеноцветни растенија), познат за клисурата на реката Треска (меѓу Козјак и с. Нова Брезница). Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, СОШКОВ** (Centaurea soskae Hayek) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Asteraceae (Compositae) (сложеноцветни растенија), се развива покрај Охридското Езеро (с. Трпејца). Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**РАЗЛИЧНИК, ФОРМАНЕКОВ** (Centaurea formanekii Hal.) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Asteraceae (Compositae) (сложеноцветни растенија), познат само за клисурата на реката Вардар кај Демир Капија. Вл. М.

**РАЗЛОВЕЧКО ВОСТАНИЕ** (1876) – прво организирано оружено македонско националноослободително востание во XIX в. Востанието го организирал и го извел Тајниот македонски револуционерен комитет основан од Димитар Попгеоргиев-Беровски во Солун (1875). Во неговото организирање учествувале претставници од сите слоеви на македонското општество: учители, свештеници, трговци, занаетчии и боречкиот елемент македонското селанство. На советувањето во с. Разловци, Малешевско (април 1876) било донесено решение за кревање востание. Димитар Попгеоргиев бил избран за водач и бил задолжен со чета да ги обиколи Пијанечко, Малешевско, Радовишко, Струмичко, Петричко и Мелничко и да се подготват за борба на дадениот знак за почеток на востанието. Востанието започнало утрото на 20/8. V 1876 г., како што е забележано на востаничкото знаме, кога било ослободено с. Разловци. Со горењето на спахиските и на другите должнички документи било означено ослободувањето од османлиската власт и воспоставување македонска власт. Во Берово биле собрани 300 вооружени востаници. Востаниците, предводени од Беровски, со развеано знаме ја продолжиле акцијата и го нападнале с. Митрашинци. Во повеќечасовната борба бил ранет водачот Беровски што се одразило врз натамошниот развиток на Востанието. Во Разловци поп Стојан ги организирал востанатите селани да ја продолжат борбата за ослободување со повик дека без жртви не се добива слобода. Востаниците предводени од Беровски продолжиле кон Кочанско и кон Малешевско. На планината Плачковица се соединиле со востаниците од с. Лаки предводени од Цоне Дончев. Востаничката чета на Беровски продолжила кон Радовишко. Османлиската држава со концентрирање редовна војска од Струмица, Радовиш, Мелник, Петрич и од Горна Џумаја и со активно учество на вооруженото месно муслиманско население го локализирала и го задушила Востанието. Се одржале само четите на Беровски и на Цоне Дончев, кои биле постојано во движење меѓу Малешевските Планини – Беласица и Пирин Планина. Населението на востаничката територија било изложено на жесток терор; убиства, насилства и прогони. Од 476 затвореници, 40 лица биле обесени. Разловечкото востание било организирано и изведено самостојно и го означило почетокот на континуираната борба на македонскиот народ за слобода и за создавање македонска држава.




Карта на Разловечкото востание

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Разловечкото востание од 1876 година и личноста на неговиот организатор Димитар Поп Георгиев Беровски*, Скопје, 1976; зб., *Димитар Поп Георгиев – Беровски и неговото време*, Скопје–Берово, 1991. М. Мин.



Пехчево во времето на Разловечкото востание

**РАЗЛОВЦИ** – село во Делчевско. Се наоѓа во Разловечката Клисура, од двете страни на реката Брегалница, на надморска височина од околу 700 m. Со регионален пат на север е поврзано со Делчево, а на југ со Берово. Тоа е населено со Македонци, но нивниот број е во опаѓање. Во 1953 г. во него живееле 1.344 ж., а во 2002 г. тој број се намалува на 826 ж. Населението се занимава со овоштарство и шумарство. Р. е познато историско село. Во него е кренато Разловечкото востание (1876), предводено од Димитар Попгеоргиев–Беровски и Поп Стојан од с. Разловци. Има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**РАЗЛОГ** – град во Пиринскиот дел на Македонија (Република Бугарија) со 13.198 ж. (1997). Се наоѓа во западниот дел на Разлошката Котлина, од двете страни на Бела Река, на надморска висина од околу 830 m. Климата е променето средоземноморска со средна годишна температура од 8,3°C. Источно од Р. се наоѓа разлошкиот јагленов басен, а во северозападниот крај на градот на реката Исток е подигната разлошката хидроцентрала. Името Разлог првпат се спомнува во една повелба на Василиј II од 1019 г. Во времето на турското владеење Р. се води под името *Мехомија*. Во 1889 г. населбата е прогласена за општински центар. Кон крајот на XIX в. во Р. имало 4.970 ж., од кои 3.200 биле Македонци христијани, 1.460 Македонци муслимани, 80 Турци, 30 Власи и 200 Роми. Во текот на XX в. населението постојано се зголемува и нараснува од 4.168 ж. во 1920 г. на 13.198 ж. во 1997 г. Водечка гранка во економијата на градот денеска е индустријата, посебно целулозно-хартиената и ма-


Разлог

шинската индустрија. Има гимназија и три технички училишта.

ЛИТ.: *Енциклопедия Пирински край*, II, Благоевград, 1999. Ал. Ст.

**РАЗЛОШКИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ЈАНЕ САНДАНСКИ“** (1. V 1943 – 9. IX 1944) – оружена единица на НОД во Пиринскиот дел на Македонија формиран од партизани од Разлошко и од Беличката партизанска чета „Јаким Цоков“. Командант на Одредот бил Крум Радонов, а политички комесар Георги Ј. Мадолев. Одредот го издавал в. „Работничко знаме“. Потоа бил преименуван во „Никола Парапунов“ (19. IV 1944). Бројот на борците изнесувал околу 150 (мај 1944) и бил поделен на три баталјони. Ги продолжил воените дејства до 9. IX 1944 г., кога влегол во составот на Македонската бригада „Јане Сандански“, составена исклучиво од Македонци. Бидејќи тоа не било дозволено, борците од Одредот биле вклучени во редовите на бугарската армија.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944*, София, 1966; *Енциклопедия Пирински край*, II, Н–Ю. Благоевград, 1999. В. Јот.

**„РАЗМИСЛУВАЊЕ“** – симфониска поема. М: Б. Ивановски. Прво изведување: Скопје, 1954. Др. О.

**РАИЧИЌ, Драгослав** (Салаш, 9. X 1935) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф. Раководител на Институтот за ЕЕ и постдипломски студии на ЕТФ во Скопје. Продекан на ЕМФ и пом. дир. на УЦМТН. Претседател на Републичката комисија за геоелектрицитет и громобрани и на Студ. ком. за анализа на ЕЕС. Истакнат инженер на Македонската секција на ИЕЕЕ. Тој е автор/коавтор на 10 трудови во најпознатите ЕЕ списанија, со прилози кон методите за анализа на преносните и дистрибутивните ЕЕС. Автор на три универзитетски учебници и коавтор на четвртиот.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ‚Св. Кирил и Методиј‘ – Скопје“, бр. 570, март 1992. Др. Р.

**РАЈНЕР, Петер Коц** (Виена, Австрија 28. II 1941) – хирург, ортопед, редовен проф. на Унив. во Виена, академик. Дипломирал на Мед. ф. во Виена (1967), а специјализирал ортопедија (1974) и докторирал во 1979 г. Од 1984 г. е директор на Клиниката за ортопедија во Виена. Во 1983 ја организирал II меѓународна работилница за дизајн и примена на туморски протези. Имал бројни студиски патувања во САД, Канада, Германија, Швајцарија, Шведска и Велика Британија. Почесен член е на 9 меѓународни асоцијации. Напишал 226 труда, 244 апстракти, 3 книги и 55 поглавја. Соработувал со Клиниката за ортопедија на Мед. ф. во Скопје и овозможил студиски престој на повеќе лекари од Скопје во Виена. За член на МАНУ надвор од работниот состав е избран на 10. V 2006 г. Ѓ. З.

**РАК, РЕЧЕН** (*Astacus асшацус* L.) – воден членконог организам. Живее во мирни истечни или во плитки неистечни води, во издупчени карпести крајбрежја. Телото му е долго до 16 cm. Има јаки клешти на првиот пар нозе и две послаби на другите два пара нозе. Се храни со ситни организми и детритус. Во Охридското и Дојранското Езеро и во вардарскиот слив живее македонскиот ендемичен речен рак (*Astacus асшацус balcanicus* Karaman).


Речен рак

ЛИТ.: Младен Караман, *Десешноги ракови – Decapoda (Crustacea: Malacostraca)*, Фауна на Македонија II, Mus. Mac. Sci. Nat., Скопје 1976, 1–61; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбешнише живошни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. К.

**РАКИЏИЕВ, Михаил** (Битола, 1878 – Битола, 1935) – припадник на МРО. Во неговата куќа (20. XI 1901) престојувал Гоце Делчев на советување со Никола Русински, Јордан Пиперката и др. битолски војводи. Од 1904 г. бил член на Битолскиот ОРК на МРО и реонски началник на Ѓавато со околината. Бил осуден (1905) на пет години затвор во Битола; ослободен по Младотурската револуција.

ИЗВ.: Т. Николов, *Сйомени из моешо минало*, София, 1989. Ал. Тр.

**РАКОВИ** (*Crustacea*) – членконоги, главно акватични организми. Населуваат морски и копнени води. Живеат слободно како пливачки форми, а мал број се седентарни или паразити. Телото се состои од различен број сегменти (членчиња) кај различни видови. Сегментите се јасно издвоени во глава, гради и опаш. Телото е заштитено со хитинска материја – кутикула, која претставува надворешен скелет. Раковите имаат големо економско значење. Планктонските видови се битна компонента во исхраната на рибите, додека покрупните видови се користат во исхраната на човекот. Во светот се познати преку 35.000 видови. Во Македонија оваа класа е многу добро проучена; утврдени се 513 таксони (486 видови и 27 подвидови), од кои, 137 се ендемични (113 видови и 24 подвидови). Оваа група организми е поделена во 5 поткласи: *веслоноги ракови* (*Copepoda*), *рибни вошки* (*Branchiura*), *черупкари* (*Ostracoda*), *жаброноги ракови* (*Branchiopoda*) и *виши ракови* (*Malacostraca*).

ЛИТ.: Gordan Karaman, *Crustacea, Amphipoda*, Catalogus Faune Jugoslaviae, Ljubljana, 1974, III/3: 1–43; Младен Караман, *Десешноги ракови – Decapoda (Crustacea: Malacostraca)*, Фауна на Македонија II, Mus. Mac. Sci. Nat., Скопје, 1976, 1–61; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**РАКОВИ, ВЕСЛОНОГИ** (*Copepoda*) – планктонски ракчиња. Група ситни организми; ги населуваат морските и копнените води; голем број се паразити. Познати се околу 7.000 *веслоноги ракови*. Во Македонија се регистри-

рани 140 таксони (136 видови и 4 подвидови), од кои 16 таксони се ендемични. Поткласата *веслоноги ракови* е претставена со 3 реда: *циклопоидни ракчиња* (*Cyclopoida*), во Македонија застапени со 60 таксони (57 видови и 3 подвида), од кои 10 се ендемични; *харпактикоидни ракчиња* (*Harpacticoida*), во Македонија претставени со 50 таксони (49 видови и 1 подвид) од кои, 6 се ендемични; и *каланоидни ракчиња* (*Calanoida*), претставени во Македонија со 30 видови.

ЛИТ.: Ognjanka Popovska-Stankovic, *A contribution to a better knowledge of the Microfauna (Rotatoria, Copepoda and Cladocera) of Stenje Marsh*, Folia balc., Inst. Pisc., Skopje, 1971, 3(1): 1–8; Trajan Petkovski, *Calanoida (Crustacea: Copepoda). Фауна на Македонија*, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1983; Trajan Petkovski, *Two new Copepod species (Crustacea: Copepoda) from the Ohrid Lake*, Annales Limnol, 1997, 33: 245–253; Група автори, *Country Study for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**РАКОВИ, ВИШИ** (*Malacostraca*) – крупни организми снабдени со оклоп. Се разликуваат од сите други ракови според низа особености во градбата и во големината на телото. Имаат константен број сегменти – 20. Поткласата опфаќа околу 20.000 видови. Оваа група организми во Македонија покажува многу висок степен на ендемизам (79%). Од познатите 95 таксони, 75 се ендемични. Од *вишите ракови* има: *рамноноги ракови* (*Isopoda*), 47 таксони, од кои, 40 ендемични; *разноноги ракови* – Мрморци (*Amphipoda*), 43 таксони, од кои, 35 се ендемични и *десетноги ракови* (*Decapoda*), 5 таксони, од кои, 3 ендемични: *речен рак* (*Astacus астацус balcanicus* Karaman); *поточен рак* (*Astropotamobius tarrentium macedonicus* Karaman) и *крив рак – Краба* (*Potamon fluviatilis fluviatilis* Herbst.).

ЛИТ.: Stanko Karaman, *IV Beitrag zür Kenntnis der Susswasser-амфиподен*, „Glasnik Naucnog Drustva", Skopje, 1931, 9(3): 93–107; Mladen Karaman, *Kopneni izopodi*, Zbornik, Filoz. fak., Priština, 1966, III: 371–404; Gordan Karaman, XLVI Contribution to the Cnowledge of the Amphipoda. Two subterannean Niphragus species from Yugoslavia, N. stankoi n.sp. and N. ilidensis Schaferna (fam. Gammaridae), „Glasnik Rep. Zavoda Zast. Prir. Muzeja", Titograd, 1973, 6: 35–57; Gordan Karaman, *Crustacea, Amphipoda. Catalogus Faune Jugoslaviae*, Ljubljana, 1974, III/3: 1–43; Младен Караман, *Десетноги ракови–Decapoda (Crustacea: Malacostraca). Фауна на Македонија II*, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1976. В. Т. К. – М. Кр.

**РАКОВИ, ЖАБРОНОГИ** (*Branchiopoda*) – најпримитивни рецентни видови ракови. Живеат во слатки води, со исклучок на некои видови во морските води. Обично ги населуваат малите темпорални води. Опфаќаат околу 800 видови, различни по големина (од микроскопски до 10 cm). Во Македонија оваа потокласа е застапена со 105 видови, подредени, во зависност од градбата на черупката, на 4 редови: *вилински ракчиња* (*Anostraca*), 7 видови, од кои, видот *Chirocephalus pelagonicus* Petkovski е ендемичен; *полноглавести ракчиња* (*Notostraca*), 2 вида; *школкести ракчиња* (*Conchostraca*), има 3 видови и *кладоцери* (*Cladocera*), 93 видови, од кои, *Alona smirnovi* Petkovski & Flossner е ендемичен вид на Охридското Езеро.

ЛИТ.: Ognjanka Popovska-Stankovic, *A contribution to a better knowledge of trhe Microfauna (Rotatoria, Copepoda and Cladocera) of Stenje Marsh*, Folia balc., Inst. Pisc., Skopje, 1971, 3(1): 1–8; Vladimir Krpac and Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30. В. Т. К. – М. Кр.



Павле Раковски

**РАКОВСКИ, Павле** (с. Долна Клештина, Воденско, Егејскиот дел на Македонија, 24. V 1913 – Скопје, 9. II 1990) – деец на македонското национално движење и на грчкото комунистичко движење. Учесник во антифашистичкиот отпор. Во периодот на Втората светска војна составил азбука од 25 букви во духот на македонскиот јазик и македонската јазична традиција. Во 1944 г., во знак на протест, ги напуштил редовите на ЕЛАС и со Воденскиот македонски баталјон преминал во Вардарскиот дел на Македонија. Бил учесник во Граѓанската војна во Грција (1946–1949) и член на раководството на НОВ (одговорен за Агитпроп). По Граѓанската војна во Грција (1949), обвинет од КПГ како „титоист", бил испратен во сибирските логори. По нормализирањето на односите помеѓу СССР и Југославија се вратил во Македонија.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, VI, 1949, Скопје, 1983; С. Киселиновски, *Македонски дејци (XX век)*, Скопје, 2002. Ст. Кис.




Македонскиот репрезентативец Кире Лазаров на Светското првенство во ракомет што се одржа во Загреб, Р Хрватска (2009) го заседе првото место во светот за најмногу постигнати голови на сите времиња.

**РАКОМЕТОТ ВО МАКЕДОНИЈА.** Се јавува во 30-тите години на XX в. како хазена во Скопје, Куманово и Битола. „Големиот" ракомет се развива по Ослободувањето (1948–1957). Бил формиран Ракометен сојуз на Македонија (1956), а сега Ракометна федерација (од 2002). Ракометни секции биле основани прво при ССД „Студент" и СД „Работнички" во Скопје (1948), а потоа и „Работник" – Битола, „Манчо Малиминов" – Неготино, „Милиционер" – Скопје, „Младост" – Велес, „Гоце Делчев" – Прилеп и други. Прв републички првак за мажи (1950) и победник на Купот (1955) е РК „Работнички" од Скопје, а за жени РК „Графичар од Скопје" (1955, односно 1956). „Малиот" ракомет бил воведен подоцна (1952) и станал многу популарен. Биле основани голем број клубови во Републиката и бил организиран соодветен систем на натпревари. Во Првата сојузна лига се натпреварувале: „Работнички", „Графичар" и „Вардар" – Скопје, „Борец" – Велес и „Пелагонија" – Битола, а РК

„Скопје“ во женската лига (до 1991). Освен ракометарите од РК „Работнички“, репрезентативци на Југославија биле и Ванчо Јовановски, Ѓорѓи Гајдов, Пеце Димитровски, Пепи Манасков и др. Ракометниот сојуз на Македонија станал член на Европската и Светската ракометна федерација (по 1992). Машката репрезентација играла на завршните натпревари за Европското првенство (1998) и за Светското првенство (1999). Најголем успех на женската репрезентација е освоеното седмо место на Светското првенство во Германија (1997). Најдобри машки екипи се: „Пелистер“ – Битола, „Вардар Ватросталнa“ – Скопје, а најдобра женска е „Кометал Ѓорче Петров“ – Скопје. Истакнати тренери биле: Славко Матовски, Драгољуб Лазиќ, Зафир Куновски, Љубомир Христовски, Панче Николовски и други, а меѓународни судии: Крсто Бојаџиевски, Христо Димов, Марјан и Драган Начевски и други.

ЛИТ.: *20 години ракомет во Македонија*, Скопје, 1968; *25 години ракомет во Македонија*, Скопје. 1973; *30 години ракомет во Македонија*, Скопје, 1978; *Години самостоен македонски ракомет*, Скопје, 2002. Д. С.

**РАЛЕВ, Георги Х.** (с. Света, Крушевско, 1875 – месност Водениците, Крушевско, 20. V 1911) – учесник во Илинденското востание. Бил во четата на Н. Русински (1901) и на В. Марков (1902). Во Илинденското востание се борел во четата на И. Наумов-Алабакот, а по востанието во четата на Ѓ. Наумов-Пљакот, И. Наумов-Алабакот и на Блаже Биринчето. Учествувал во битката на Ножот. Загинал во борба со османлиската војска (1911).

ЛИТ.: Н. Киров-Майски, *Крушово и борбите му за свобода*, София, 1935. Ал. Тр.


Хисен Рамадани

**РАМАДАНИ, Хисен** (с. Пирок, Тетовско, 3. I 1933) – политичар. Дипломирал на Високата школа за политички науки во Белград. Бил учител, наставник, директор на основно училиште и просветен советник во Околискиот завод за школство во Тетово, член на Околискиот комитет на СКМ во Тетово, член на Општинскиот комитет на СКМ и претседател на Општинскиот одбор на ССРНМ во с. Жеровјане. Подоцна бил член на ЦК на СКМ, раководител на Комисијата за идеолошко образование и член на Извршниот комитет на ЦК на СКМ, пратеник во Собранието на СРМ и на СФРЈ, член на Универзитетскиот совет, член на Редакцискиот совет на в. „Комунист“ и секретар и потпретседател на Републичката конференција на ССРНМ, како и потпретседател на Извршниот совет на СРМ. По осамостојувањето на РМ бил член на Партијата на албанските интелектуалци и во два мандата пратеник во Собранието на РМ. С. Мл.

**РАМАДАНИ, Хиџет** (Hixhet Ramadani) (с. Лисец, Тетовско, 2. X 1924 – Скопје, 1990) – правник и политичар. Бил учесник во НОАВМ (од 1944) како инструктор на Околискиот комитет на СКОЈ во Тетово. По Ослободувањето бил учител (1945–1955), член на КПМ (од 1947), референт на Околискиот народен одбор во Тетово, претседател на Народниот одбор на Општината Сараќино, секретар и претседател на Општинскиот одбор на ССРНМ и секретар на Околискиот комитет на СКМ во Тетово (до 1966). Дипломирал на Правниот факултет во Скопје. Бил член на ЦК на СКМ (од 1965), претседател на Комисијата за општествено-економски односи во општествено-политичките заедници и член на Претседателството на ЦК на СКМ (од 1966). Повеќе пати бил избиран за републички пратеник, потпретседател на Собранието на СРМ, член на Советот на Федерацијата (1970) и член на Претседателството на СРМ (од 1974). С. Мл.


Исмет Рамиќевиќ

**РАМИЌЕВИЌ, Исмет** (Дубница, Србија, 2. VII 1960) – скулптор, професор на Факултетот за ликовни уметности. Дипломирал на Факултетот за ликовни уметности во Скопје (1984). Самостојно излагал во Скопје, Сараево, Мостар. Работел скулптури во метал, камен и дрво. Од средината на деведесеттите години работи инсталации и амбиенти во кои употребува ефемерни и секојдневни материјали, главно весници свиткани во ролни (Лавиринт 3, 1998). Л. Н.

**РАМКОВЕН ДОГОВОР ВО РМ ОД 13. VIII 2001 г.** – договор за трансформирање на РМ од држава нација-демос во мултиетничка држава. Договорот е потпишан во Скопје од: Борис Трајковски, претседател на РМ, Љубчо Георгиевски, претседател на Владата на РМ и лидер на ВМРО–ДПМНЕ, Бранко Црвенковски, лидер на СДСМ, Арбен Џафери, лидер на ДПА и Имер Имери, лидер на ПДП. Меѓународни гаранти се Џејмс Перд͡ју, претставник на САД, и Франсоа Леотар, претставник на ЕУ. Договорот содржи: основни принципи; прекин на непријателствата; развој на децентрализираната власт во Македонија; недискриминација и правична застапеност на припадни-


Потпишувањето на Рамковниот договор во Охрид (13. VIII 2001)

циите на малцинските заедници во државните органи и јавниот живот; посебни собраниски процедури за заштита на правата на малцинските заедници во образованието и во употребата на јазиците, како и во изразувањето на етничкиот идентитет; уставни амандмани; измена во законодавството и начин на градење на довербата меѓу етничките заедници. Договорот ги гарантира суверенитетот и територијалниот интегритет на Македонија, како и унитарниот карактер на македонската држава, со забрана на решавање на етничките прашања врз територијална основа. Договорот содржи и елементи на мултиетничка или плуринационална држава: соодветна застапеност на припадниците на малцинските заедници во државните органи и во јавниот живот и воведување на собраниски процедури за донесување закони со двојно мнозинство гласови.

ИЗВ.: *Framework Agreement (Concluded at Ohrid, Macedonia, Sogned at Skopje, Macedonia on 13 August, 2001).*

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Macedonia – A multiethnic and corporative State (The Ohrid framework agreement of 13th august 2001* (La reinvention de l'Etat), Bruxelles, 2003; *De l'Etat – demos à l'Etat Plurietnique et vice versa: le cas Macedonien* (Melanges offerts à Slobodan Milacic), Bordeaux IV, Bordeaux, 2007. Св. Ш.


Велија Рамковски

**РАМКОВСКИ, Велија** (с. Дебреште, Прилепско, 4. II 1947) – економист и стопанственик. Неговото семејство се преселило во Битола (1952), каде што завршил средно економско училиште, а потоа дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1970). Работел во неколку општествени претпријатија во Скопје (1972–1990), а потоа ја формирал најголемата приватна фирма во СФРЈ „Унипроком" (Скопје, 1990), која за своето успешно работење ја добила сојузната награда на Стопанската комора на Југославија. Наскоро потоа ја формирал и првата приватна и една од водечките национални телевизии во Македонија Телевизија А1 (1992). Мошне успешен е и новоформираниот синџир продавници „Хедис" (2006) со достигнато ниво од над 30% учество на пазарот (2007). Спаѓа меѓу најуспешните стопанственици во РМ во последната деценија. Основач е на Партијата за економска обнова (2006) и на Фондацијата „Рамковски" (2006) со цел да ги афирмира и популаризира духовните вредности на РМ, со низа афирмативни национални проекти од областа на историското минато, ликовната уметност и книжевноста: за националниот деец Димитрија Чуповски, писателот Петре М. Андреевски, скулпторот Боро Митриќески, сликарите Владимир Георгиевски и Новица Трајковски и други македонски современици. Посебно го популаризира Крсте Мисирков со мултимедијален проект во 28 општини, со подарување на 40.000 примероци од книгата „За македонцките работи", организирање на „Месец на Мисирков" на Универзитетот ФОН, поставување споменик на плоштадот Пела во центарот на Скопје (дело на скулпторот Боро Митриќески) и востановување на наградата „Крсте Петков Мисирков", со вкупен фонд од 50.000 евра (пет награди: за наука, за уметност, за економија, за спорт и за животно дело). Ги објави и првите книги од конкурсот за роман, збирка раскази и збирка песни. С. Мл.


Шукри Рамо

**РАМО, Шукри** (Sukru Ramo) (Штип, 28. XI 1918 – Скопје, 18. XI 1988) – поет, раскажувач, литературен критичар од турската националност во РМ; учесник во НОБ (од 1943). Уште како политички комесар пишувал песни со тематика од НОБ. Бил прв главен и одговорен уредник на весникот „Бирлик". Бил потпретседател на Собранието на СРМ и делегат на Собранието на СРМ. Најпознати негови песни кои се преведени на повеќе јазици се *Fasist Kurbanlar (Жр̄тви на фашис̄тите), O Insan (Човеко̄т).* Член е на ДПМ (од 1949).

БИБЛ.: *Та̄тковина е една не заборави,* 1950; *Венец,* 1959; *Зелено село,* 1972; *Убави денови,* 1973; *Тој човеко̄т,* 1978; *Гласо̄т на моја̄та земја,* 1983; *Сӣтни ка̄пки,* 1983; *О̄ган и восхӣт,* 1983; *Сакано цвеќе,* 1985.

ЛИТ.: Abdulkadir Hayber, *Makedonya ve Kosova Turklerinin Edebiyat?*, Istanbul, 2001. А. Аго

**РАМОНДА, НАТАЛИЕВА** (Ramonda Nathaliae Pancic – Petrovic) – терцијарен флористички реликт од тропската фамилија Gesneriaceae. Се развива во клисурите на реката Вардар и притоките (Треска, Пчиња, Тополка, Бабуна, Црна Река), што припаѓаат на егејскиот слив, како и на планините Скопска Црна Гора, Јакупица, Ниџе, Добра Вода и други. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**РАМОНДА, СРПСКА** (Ramonda serbica Pancic) – терцијарен флористички реликт од тропската фамилија Gesneriaceae, познат само за клисурата на Мавровска Река, Радика, Црн Дрим, кои припаѓаат на јадранскиот слив, и за планината Галичица. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.


Јован Ранковиќ

**РАНКОВИЌ, Јован** (Белград, 12. VIII 1902 – 3. XI 1992) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Белград (1927). Во Македонија живее и работи од 1952 до 1975 г. Покрај со педагошка дејност (го предава предметот проектирање на станбени и угостителски објекти), се занимава и со научноистражувачка работа и со архитектонско проектирање. Негови позначајни реализации во РМ: Клубот на пратениците во Скопје (1957); Инвестициона банка во Скопје (1958); Студентскиот дом „Кузман Јосифовски–Питу" во Скопје (1958); Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1959).

БИБЛ.: *С̄танбени з̄гради*, Скопје, 1969; *С̄танбени кули*, Скопје, 1973. Кр. Т.

**РАНКОВЦЕ** – село во Кривопаланечко. Се наоѓа во северниот дел на Славишката Котлина, од двете страни на Ранковичка Река, на надморска височина од околу 500 m. Преку регионален пат е поврзано со магистралниот пат Куманово–Крива Паланка. Има 1.192 ж. од кои 1.133 се Македон-

ци и 53 ж. се Роми. Населението се занимаваа со одгледување житни култури и со овоштарство. Тоа е седиште на општина која зафаќа површина од 24.071 ha, со 18 населени места во кои живеат 4.144 ж. Има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**РАПОПОРТ, Алфред** – австро-унгарски дипломат (генерален конзул) во Скопје (1900– 1909), помошник на Хајнрих Милер при спроведувањето на Мирцштегските реформи. Автор на книгата „Во земјата на мачениците" (Париз, 1927). Оваа книга е квалификувана како потресно сведоштво за едно неповторливо време, во неа се понудени факти и коментари за Македонија низ поглавјата: Илинден, Мирцштег, „Комитаџиите", Битола, Скопје, Света Гора, Солун, етничка Македонија и македонското прашање. Г. Т.

**РАСОЛКОСКА, Загорка Николовска** (Прилеп, 21. VII 1932) – историчар на уметноста. Дипломирала на Филозофскиот факултет – Група историја на уметноста во Белград (1958), по што се вработила во Археолошкиот музеј на Македонија во Скопје. До пензионирањето (1995) била основач и раководител на Одделот за уметност во Музејот на Македонија. Како истражувач на средновековната уметност, била раководител на проектот „Ктиторските портрети и натписи во ѕидното сликарство во Македонија во XVI век". Автор е на постојани музејски поставки и на повеќе изложби во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Исус Христос Антифонитис од црквата Св. Ѓорѓи во Горни Козјак,* „Зборник на Археолошкиот музеј на Македонија", VI–VII, Скопје, 1975; *Манастирот Зрзе со црквите „Преображение" и „Св. Никола",* Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија, IV, Институт за истражување на старословенската култура – Прилеп, Скопје, 1981; *Топличкиот манастир во светлината на новите истражувања,* Климент Охридски и улогата на Охридската книжевна школа во развитокот на словенската просвета, МАНУ, Скопје, 1989; *О историјским портретима у Псачи и времену њиховог настанка,* „Зограф", 24, Београд, 1995; *Творештвото на сликарот Онуфриј Аргитис во Македонија,* „Зборник за средновековната уметност", бр. 3, Скопје, 2001. С. Мл.

**„РАТЕВКА"** – македонско народно оро за мешан состав со 7/16 (3,2,2) ритам. Најчесто се игра во Малешевско, со држење на играчите за рацете, слободно долу спуштени. Се игра во полукруг, полетно, со мали чекори на полустапалата и со потскокнување и доскокнување.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје 1977, 132. Ѓ. М. Ѓ.



Вештачката акумулација „Ратево", Беровско

**РАТЕВО** – вештачка акумулација на Ратевска Река. Се наоѓа 6 km југоисточно од Берово, изградена во 1971 г. Браната е лачногравитациона бетонска, со должина на круната од 194 m, широчина 1,5 m и височина над теренот од 53 m. Котата на максималното ниво на акумулацијата е на височина од 985,75 m, на нормалното ниво на височина од 984 m, а на минималното ниво на височина од 955,5 m. Најголемата должина на езерото при кота на нормално ниво е 2,5 km, широко е 0,5 km и зафаќа површина од 0,67 km$^2$. Вкупната зафатнина на водата во езерскиот базен изнесува 10.300.000 m$^3$, од која 9.000.000 m$^3$ е корисна зафатнина. Се користи за наводнување на околу 3.000 ha обработливи земјоделски површини во Малешевската Котлина, потоа за кафезно производство на калифорниска пастрмка, како и за спортски риболов и рекреација. Др. В.

**РАТНИЦИ ЗА НАПРЕДОК НА БУГАРШТИНАТА (РНБ)** (1941–1944) – фашистичка организација, инспирирана од германската Националсоцијалистичка партија, формирана во Бугарија (1936). Во Македонија дејствувала од 1941 г. Целта на организацијата била да се создаде национално моќна држава за ослободување и обединување на сите „бугарски краеви" во единствена Бугарија, како и „разбудување на бугарскиот дух" меѓу Македонците.

ИЗВ.: ДАРМ – Скопје, ф. РСВР, к. 3, папка „РНБ".

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944 година,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**РАФАИЛ** – охридски архиепископ (8. VI 1699 – ок. 1702), со фанариотска определба. Претходно бил херсонски епископ. Спомнат е како пастироначалник (1699), а самиот се нарекувал и патријарх. Како странец, не бил прифатен од верниците и бил принудно сменет од архиепископот Герман.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия,* т. 2. От падането ѝ под турците до нејното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија),* „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 75. С. Мл.



Ристо Владов Рафајловски

**РАФАЈЛОВСКИ, Ристо Владов** (Скопје, 16. IV 1933 – Скопје, 16. V 1997) – спец. по болести на устата и забите, редовен проф. на Ст. ф. Хабилитирал во 1978 г. Автор е на 39 научно-стручни трудови. Учествувал во изработката на научни проекти. Е. М.



Рафинеријата ОКТА, Скопје

**РАФИНЕРИЈА „ОКТА" – Скопје** – единствена рафинерија на сурова нафта, но и дистрибутер на нафтени деривати во РМ. Проектирана е од 1978 г., изградена е во 1980 г. како Рафинерија „Скопје", а почнува со работа на процесните постројки од 1982 г. Во 1990 г. е трансформирана во акционерско друштво, од 1995 г. е преименувана во „ОКТА", а од 1999 г. доминатен сопственик е Hellenic Petroleum, EL.P.ET Balkaniki S.A. Со рафинирање на нафтата се произведуваат: ТНГ (течен нафтен гас, т.е. втечнет пропан, втечнет бутан и пропан-бутан смеса), примарен бензин, моторен бензин (МБ 86, МБ 98, БМБ 95), керозин (петролеј, еко гориво, млазно гориво ГМ-1), дизел гориво (Д1 и Д2), масло за горење (ЕЛ, мазут), вајт шпирт, растворувачи и др. Од 2002 г., со изградбата на нафтоводот Солун – Миладиновци (212,6 km) со капацитет од 360 m$^3$ сурова нафта на час, се создадени услови за доближување до максималниот капацитетот од 2.500.000 t сурова

нафта годишно, иако реално преработените количества се помали. 95% од нафтените деривати се од домашно производство, а само 5% се од увоз. Процесни постројки се: атмосферска дестилација, хидродесулфурација и дестилација на примарен бензин, каталитички реформинг, изомеризација, хидродеслурација на керозин и средни дестилати и фракционирање на гасови. Со изградбата на десулфуризаторот (2004) е овозможено производство на еколошки дизел горива што ги задоволуваат стандардите во европски и во светски рамки. Располага со дистрибутивна мрежа низ целата територија на РМ. Св. Х. Ј.



Шукри Рахими

**РАХИМИ, Шукри** (*Shukri Rahimi*) (с. Несалце, Бујановац, Србија, 8. XI 1925) – историчар, унив. професор. Основно училиште завршил во родното село (1932–1936). Бил учесник во НОАВС како борец на Албанско-прешевската НО бригада и на Седумнаесеттата српска НО бригада (1944 – август 1945), Дваесет и четвртата српска НО бригада и Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ (август 1945 – крајот на 1946), кога бил демобилизиран. Бил назначен за учител во с. Велики Трновац, кај Бујановац (почеток на 1947). По завршувањето на два курса, се запишал на Вишата педагошка школа – Група историја и географија (1951), а по дипломирањето бил назначен за училиштен инспектор со седиште во Бујановац. Заради продолжување на студиите на Филозофскиот факултет во Скопје (Група историја) со семејството се преселил во Скопје (1957). По дипломирањето (1960), две години бил библиотекар на Катедрата по историја на Факултетот и го објавил својот прв научен прилог (1962). Бил професор во Учителската школа „Зеф Љуш Марку“ (1962–1965) и на Педагошката академија (1965–1975) во Скопје. Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје на тема „Борбата на Албанците за автономија (1894–1912“ (1974) и потоа преминал како професор на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Приштина (од 1975 до пензионирањето). Бил пратеник на ПДП во Собранието на РМ (1992–1994). Автор е на вкупно 64 статии и други прилози, учебници за основно и средно образование и пет монографии. Негова научна преокупација е минатото на Албанците под османлиската власт, посебно во Косовскиот вилает и во Македонија.

БИБЛ.: *Vilajeti i Kosoves,* Prishtine, 1969; *Rilindja dhe emancipimi kombetar,* Shkup, 1971; *Kryengritjet shqiptare në Kosove* (1909–1912), Prishtine, 1972; *Lufta e shqiptare për аутономи (1897–1912),* Prishtine, 1978; *Gjurmime historike mbi Rilindjen kombetare të shqiptareve,* Prishtine, 1986. С. Мл.



Кочо Рацин

**РАЦИН (СОЛЕВ), Кочо (Костадин, Коста) Апостолов** (Велес, 2. XI 1908 – Лопушник, Кичевско, 13. VI 1943) – поет, раскажувач, есеист, културноисториски истражувач, публицист, општествено-политички деец, марксистички филозоф, национален трибун и партизански борец. Основното образование (на бугарски и на српски јазик) го завршува во родниот град, но во втори клас ја напушта гимназијата и му помага на татка си во грнчарската работилница. Како автодидакт, станува еден од најистакнатите македонски интелектуалци во меѓувоениот период, активен деец во работничкото и комунистичкото движење и организатор на спортскиот и културноуметничкиот живот ва градот.

Во 1923–1924 г. станува член на СКОЈ, прочелник на ќелијата и потоа активист на КПЈ. Како член на Месниот комитет на СКОЈ е делегат на покраинските конференции (1926–1928), а како член на МК на КПЈ во Велес учествува на партиската покраинска конференција (20. X 1928), кога е избран за единствен делегат од Македонија на IV конгрес на КПЈ во Дрезден (5–15. XI 1928). На враќање е уапсен во Дравоград (20. XI 1928) и по тешките иследни полициски дејства во Солин и Сплит, на 2. III 1929 г. е ослободен „поради немање докази“. По враќањето во Велес, уште на 11 април е земен на отслужување на воениот рок во Пожаревац, каде што останува една година.

Во 1923–1924 г. почнува да пишува стихови на македонски, српски и бугарски јазик. Од 1928 г. објавува поезија и проза на српски, а од 1936 и стихови на македонски јазик. Во 1928 г. ја составува и првата (зачувана во ракопис) оформена стихозбирка „Антологија бола“ (на српски јазик), посветена на ученичката Раца Фирфова, според која и си го зема псевдонимот како свое презиме.

По враќањето од војска (1930) организира Културно-уметничко и спортско друштво „Занатлиски“, подготвува театарски претстави и група за читање марксистичка литература во Велес. Стапува во контакт со сомисленици во другите југословенски центри (Загреб, Сараево, Белград) и соработува во угледни прогресивни публикации („Literatura“, „Снага“, „Književni krug“). Објавува раскази, есеи и критики и „Odlomci iz romana ‘Opium’“ (1931).




Ракописната стихозбирка „Антологија бола“

Во 1932 г. доаѓа во Скопје и работи првин како каменорезец, а потоа како коректор на в. „Вардар“. Учествува во неформалниот Литературен кружок и е во контакт со помладите творци од литературно-политичката конспиративна организација МОРО. Заедно со скопските поети Ј. Ѓорѓевиќ и А. Аксиќ ја објавуваат стихозбирката „1932“ (со неговата песна „Ватромет“). Подготвува и сопствена збирка од 14 песни на македонски јазик. Во јануари 1933 г. организира литературно читање во Велес што му донесува ново апсење и прогон.

Во тој период особено ја интензивира и национално-политичката активност. Доаѓа од Москва неговиот другар од Велес Н. Оровчанец (како инструктор на ЦК на КПЈ) и се формира Обастен комитет на КП во Македонија, во кој Р. ја раководи идеолошко-политичката пропаганда во својство на секретар. Се печатат летоци и


Куќата на Кочо Рацин во Велес



Корицата на првото издание на „Бели мугри“


МАКЕДОНСКИ
НАРОДНО-ОСЛОБОДИТЕЛНИ
ПЕСНИ
1943

Рациновите Македонски народно-ослободителни песни (Лопушник, 1943)

брошури, а во ноември и декември 1933 г. се напечатени и двата броја на илегалниот орган на ОК на КП во Македонија „Искра“. Се растура брошурата „СССР и Македонија“ и се подготвува текстот за брошурата „Македонија није ни српска, ни бугарска, ни Грчка“. Во сп. „Искра“ се подвлекува дека „ослободувањето на Македонија е дело на самите Македонци“ и се покренуваат паролите: „Да живее независна Македонија! Да живее Балканската работичко-селанска република!“ и се повикува „против големосрпскиот (империјализам) што ги угнетува Хрватите, Словенците, Македонците и Црногорците“. Се бара формирање Работничка комора во Македонија и Покраински синдикален синдикат.

Станува секретар на Културно-уметничкото друштво „Абрашевиќ“ и воспоставува блиски односи со студентите и со некои професори за одбрана од намерите за укинување на Филозофскиот факултет во Скопје. Ги чита изданијата на ВМРО(Об), ја проучува Мисирковата книга „За македонците работи“ и напишува есеј „Коста Абрашевиќ – пролетерски песник“ (заедно со збирката од 14 песни на македонски јазик уништени во 1941 г.). Кон крајот на декември настанува провала, полициските органи фаќаат примероци од сп. „Искра“ и на 3. I 1934 г. Р. е уапсен и на 14. септември е осуден на 4 години затвор во Сремска Митровица.

Амнестиран од робијата по сила на закон (1935), се враќа во Велес, но под постојан надзор од полицијата. Се зближува со велешката студентка Невенка Вуиќ и така го зема својот втор (привремен) псевдоним Невен Пејко. Ја објавува првата песна на македонски „До еден работник“ во загрепското сп. „Književnik“ (април 1936), веднаш препечатена и во Торонто.

За да ја избегне локалната полициска тортура, се вработува како коректор на в. „Правда“ во Белград и се зближува со истакнати напредни писатели. Но уште на 13. I 1937 г. е уапсен и вратен во Велес. Се поврзува со Културно-уметничкото друштво „Вардар“ во Загреб и во неговиот орган „Наш весник“ објавува стихови на македонски (30. VII 1937). Во тој период објавува и други прилози во загрепската периодика („Pučki kalendar“, „Radnik“, „Radnički tjednik“), но и во Белград („Umetnost i kritika“, „Народна читанка“, „Млада култура“, „Наша стварност“, „Младост“), во Нови Сад („Наша књижица“), во Суботица („Hid“) и во Љубљана („Zbornik ’39“).

Интензивно ја проучува македонската историја и националното движење. Контактира со своите сограѓани и другари што се борат во Шпанија, пишува стихови за таа борба и печати во изданија на емиграцијата. По јавните реакции за предавањето на проф. Никола Вулиќ во белградскиот Српски културен клуб и статијата „Јужна Србија или Македонија“ во в. „Време“, Р. учествува во Загреб (1939) во дискусијата на македонските претставници со професорите Н. Вулиќ и Ј. Радоњиќ за македонското прашање.

Во декември 1939 г. во Самобор кај Загреб е напечатена единствената Рацинова стихозбирка „Бели мугри“ (исцело на македонски јазик) што означи датум во македонската современа литературна историја. Иако веднаш е забранета, таа одушевено е прифатена од младината во Македонија и особено од Македонскиот литературен кружок во Софија. Токму во размавот на Рациновиот творечки подем, кога полицијата го прогонува и го апси, принуден секојдневно да се пријавува во полицијата во Велес, тој се пожалува кај банот во Скопје (1940). Тоа станува формален повод за да ја доживее третата и најжесока осуда од својата партија (КПЈ): тотален бојкот. Во Загреб успева да ја објави статијата „Развитокот и значењето на една нова литература“, но весникот мора јавно да се извини и да го напаѓа. Така поетот Рацин од своите беше всушност духовно и творечки умртвен. Бојкотот го следи и во логорот во Ивањица, па дури и по фашистичката окупација (1941).

Прогонет и од бугарските власти, Р. бега во Софија и работи во Железничкото депо. Тука се зближува со соборците од МЛК, живее заедно со В. Наумчески и го доживува убиството на пријателот К. Неделковски (2. IX 1941). Веднаш се враќа во Велес и активно учествува во легалната, но и во нелегалната националноослободителна дејност. Го уредува (во голем дел и го пишува) илегалниот орган на велешката партиска организација „Народен билтен“ (декември 1941– февруари 1942). Подгонет од полицијата, бега во Скопје и ги редактира првите броеви на партискиот орган „Билтен“ (1942). Одново уапсен, Р. е интерниран во пиринското село Корница. По враќањето, единствениот излез го наоѓа кај партизаните.

Во мај 1943 г. станува уредник, лектор и коректор на првата македонска партизанска печатница

„Гоце Делчев“ на слободната територија на Лопушник. На денот на отпечатувањето на првиот дел од првата стихозбирка во слободната македонска литературна историја „Македонски народно-ослободителни песни“ (13. VI 1943), Р. загинува во недокрај разјаснети околности.

БИБЛ.: *Бели мугри*, Штампарија Драгутина Шпулера у Самобору, 1939; *Македонски народно-ослободителни песни*, I, [Лопушник], 1943; *Бели мугри*, Омладинска книжница, III свеска, Издание на Омладинскиот Антифашистички Комитет, s.l., Април 1944. Цена 5 лека; *Бели мугри. Песни*, Библиотека „Нов живот“, Штампарница „Илинден“, Штип, 1945. Цена 30 лева; *Бели мугри. Песни*, Изданија на Агит. Проп. комисија при II О.К. на К.П.М., Државна штампарница „Гоце Делчев“, Битола, 1945; *Песни*, Издава Друштвото на уметниците, книжевниците и научниците, Скопје, 1945; *Стихови и проза*. Уредил Александар Спасов, „Кочо Рацин“, Скопје, 1954 (променети и дополнети изданија: 1961, 1966, 1991); *Избрани дела*, [I–VI], Наша книга, Скопје, 1987.

ЛИТ.: Димитар Митрев, предговор во: Коста Рацин, *Песни*, Скопје, 1945, V–XIV; Блаже Конески, *Како работел Рацин над „Бели мугри“*, III, 4–5, 1947, 21–39; Александар Спасов, *Соопштение за дел од книжевната заоставштина на поетот Кочо Рацин*, „Нов ден“, IV, 4, 1948, 66–82; истиот, *Кочо Рацин. Книжевно-историски прилози*, Скопје, 1995; Проф. д-р Душан Недељковиќ, *Коста Рацин поет на револуцијата*, Скопје, 1973; *Рацин во секавањата на современиците*. Избор и редакција Перо А. Коробар. Второ дополнето издание, Скопје, 1983; Блаже Ристовски, *Кочо Рацин. Историско-литературни истражувања*, Скопје, 1983; истиот, *Животот и делото на Кочо Рацин 1908-1943*, Скопје, 2009; Александар Трајановски, *Непознатиот Рацин. Новопронајдените Рацинови картички*, Скопје, 2000; Радомир Ивановиќ, *За смислата на создавањето и на постоењето. Поезијата и поетиката на Рацин*, Скопје, 2003; [Томослав Тодоровски:] *Литература за Кочо Рацин*, во: Кочо Солев Рацин, *Избрани дела. Македонската литературна наука за Рацин*, Прилози II, Скопје, 1987, 322–328. Бл. Р.



Никола Рачев-Војводата

**РАЧЕВ-ВОЈВОДАТА, Никола** (с. Бања, Разлошко, 14. VI 1903 – Софија, ?) – истакнат деец на македонското националнореволуционерно движење, еден од првите партизани во Пиринскиот дел на Македонија. Учесник во Септемвриското востание (1923). Организатор на нелегална печатница и на организации и групи на ВМРО(Об) во Разлошко (1928–1934). Бил секретар на Околискиот комитет на БКП за Разлошко (1942–1944), секретар на Окружниот комитет на БКП за Пиринскиот крај (II–XI 1944) и пратеник во Народното собрание на НРБ.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944*, София, 1966. В. Јот.

**РАШАНЕЦ** (1903) – големо востаничко засолниште (збег) во Охридско, во планинскиот предел Грмешница, познато и како Марково Долче. Во Илинденското востание тука нашле засолниште околу 1.700 лица од охридско-струшките села. Османските војски и башибозукот ја пробиле одбраната и извршиле масакр (13. IX 1903) на 190 жени, деца и старци. Ал. Тр.

**’РБЕТНИЦИ** (Vertebrata) – потиип од типот хордати (Chordata), чија главна карактеристика е присуството на ’рбетен столб или ’рбет, по што и го добиле името. ’Рбетот претставува оскен скелет кај овие животни и се состои од ’рскавична и коскена маса. Предниот крај на оскениот скелет завршува со ’рскавична или со коскена черепна чаура, во која е сместен мозокот, со кој се поврзани парните сетилни органи за мирис, вид и слух. Скелетот е секогаш внатрешен. ’Рбетниците се одликуваат со билатерална симетрија на телото и по правило имаат два пара екстремитети, кои се различно диференцирани во зависност од начинот на движењето. Кај некои видови тие може да се закржлавени или целосно да отсуствуваат. ’Рбетниците се групирани во два оддели: безвилични ’рбетници (Agnatha), во кој се вклучени една рецентна класа – круглоусти (Cyclostomata) и 2 изумрени класи. Во вториот оддел, ’рбетници со вилица (Gnatostomata), се вклучени две наткласи: наткласа риби (Pisces), со две изумрени и две рецентни класи: ’рскавични риби (Chondrichtyes) и коскени риби (Osteichtyes). Во наткласата четириножни ‘рбетници (Tetrapoda) се вклучени 4 рецентни класи; водоземци (Amphibia), влекачи (Reptilia), птици (Aves) и цицачи (Mammalia). Во зависност од температурата на телото, ’рбетниците се делат на: поикилотермни (ладнокрвни), во кои се вклучени круглоустите, рибите, водоземците и влечугите, и хомеотермни (топлокрвни), каде што припаѓаат птиците и цицачите. Во Македонија, наткласата риби (Pisces) е претставена со 58 автохтони видови. Класата водоземци (Amphibia) е претставена со 15 видови и 2 подвидови, додека класата влекачи (Reptilia) со 32 вида и 8 подвида. Од класата птици (Aves) се регистрирани вкупно 338 таксони (319 видови и 19 подвидови). Од нив, 213 видови птици се гнездилки, додека другите се јавуваат во текот на зимата или во периоди на прелет. Класата цицачи (Mammalia) е претставена со 82 видови и еден подвид, кои припаѓаат на 6 реда, 18 фамилии и 51 род. Од страна на човекот, намерно или случајно, се внесени осум видови цицачи.

ЛИТ.: А. Димовски, *Зоологија на ’рбетните животни*, Скопје, 1991; S. Petkovski, *Faunal diversity*, во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*. Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003. Св. П. – В. Сид.

**РЕВАЛСКА СРЕДБА** (Ревал /Талин/, 9–10. VI 1908) – средба на државните делегации на Велика Британија и на Русија за Македонија. Меѓу царот Николај II и кралот Едвард VII била постигната согласност за проектот на реформи за автономија на Македонија, како трајно решение за одржување на целоста на Османлиската Империја и за мир на Балканот. По еден месец (јули 1908) била извршена Младотурската револуција, по што била запрена реформската акција на европските големи сили во Македонија.

ЛИТ.: *Австриски документи за реформската акција на европските Големи сили во Македонија 1903–1908*, Редакција Михајло Миноски, Скопје, 2002; Христо Андонов-Полјански, *Македонското прашање*, Скопје, 1990; Ханс Лотар Штепан, *Македонскиот јазол, идентитетот на Македонците прикажан на примерот на Балканскиот сојуз (1878–1912)*, Скопје, 2004. М. Мин.

**РЕГИОНАЛНА СОРАБОТКА ВО ПРОЦЕСОТ НА ИНТЕГРАЦИЈАТА ВО ЕУ** – еден од основните столбови на ЕУ и еден од основните услови за интеграција на државите од Западниот Балкан, што подразбира соработка во борбата против организираниот криминал, илегалната имиграција и другите форми на организиран криминал, со воспоставување мрежа од конвенции за регионална соработка, интегрирање во европските инфраструктурни мрежи итн.

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Регионалниот пристап и еволутивната клаузула во Спогодбата за соработка на РМ со ЕЗ*, „Правник“, бр.78/98; *Регионалната соработка во процесот на интеграција на Балканот во ЕУ*, „Билтен“, 2, Правен факултет „Јустинијан Први“ – Скопје, Скопје, 2004. Т. Петр.

**РЕГИОНАЛНИ ПАТИШТА** – патишта што поврзуваат стопански подрачја на два или повеќе региони во земјата или се од посебно значење за државата. Наменети се за мешовит сообраќај. Се одвива двонасочен сообраќај на еден



Дел од магистралниот пат М-2 Куманово–Крива Паланка

коловоз со две сообраќајни ленти. Вкрстувањето со другите патни правци е денивелирано, делумно во и вон ниво или во едно ниво.

ИЗВ.: Материјали од документацијата на Фондот за магистрални и регионални патишта Скопје; Државен завод за статистика, *Транспорт и други комуникации*, 2004 г. Р. Д.

**РЕГИОНИ. Региони (климатско-вегетациско-почвени подрачја).** Поради мошне хетерогените природни услови РМ е поделена на осум климатско-вегетациско-почвени подрачја, кои претставуваат и вертикални зони, а се разликуваат по својата клима, климазоналната вегетација и по почвите. Тие подрачја, заедно со нивната надморска височина и површина, се: I. субмедитеранско (модифицирано медитеранско) подрачје, 50–500 m; II. континентално-субмедитеранско подрачје, до 600 m, заедно со I подрачје 897.000 ha или 34,9%; III. топло континентално подрачје, 600–900 m, 704.000 или 27,4%; IV. ладно континентално подрачје, 900–1.100 m, 342.000 ha или 13,3%; V. подгорско-континентално-планинско подрачје, 1.100–1.300 m, 250.000 ha или 9,7%; VI. горско-континентално-планинско подрачје, 1.300–1.650 m, 269.000 ha или 10,4%; VII. субалпско планинско подрачје, 1.650–2.250 m, 97.000 ha или 3,8%; и VIII. алпско планинско подрачје, над 2.250 m, 13.000 ha или 0,5%. Изработена е и карта на распространетоста на овие подрачја во РМ.

**Субмедитеранско (модифицирано-медитеранско) подрачје.** Се простира во Вардарската Долина во југоисточниот дел на РМ, на височина од 50 до 500 m, каде што е најсилно влијанието на медитеранската клима. Тоа е нашиот најтопол регион, со просечна годишна температура од 14,2°C и со 600 до 700 m годишно количество врнежи. Климазоналната вегетација на ова подрачје е ass Coccifero-Carpinetum orientalis (заедница на прнарот). На сите супстрати, освен на чистите варовници, доминираат промените циметни шумски почви, а на мали површини од варовници се јавуваат црвеници.

**Континентално-супмедитеранско подрачје.** Тоа е нашето најголемо подрачје (до 600 m над морето), кое се простира во централна Македонија, каде што се комбинира влијанието на источноконтиненталната и модифицираномедитеранската клима. Тоа е нашето најсуво подрачје (просечно годишно количество врнежи 500 mm), со просечна годишна температура 12,7°C. Тоа е подрачје на благунот и белиот габер (ass. Querco-Carpinetum orientalis macedonium), со доминација на типичните циметни шумски почви на сите супстрати освен на варовниците. На малите површини од варовници, образувани се црвеници, а на лесовидни карбонатни седименти, черноземи и тоа во најсувиот дел од подрачјето.

**Топло континентално подрачје.** Се простира на големи површини, најмногу во котлините на западна Македонија и далеку помалку во источна Македонија. Се јавува во зоната од 600 до 900 m над морето, што значи и на пониските терени на планините. Тоа е регион со средна годишна температура од 11°C и со годишна сума на врнежи од 700 mm, како и со климазонална вегетација на дабот плоскач и цер (ass. Quercetum frainetto cerris macedonicum). Во ова подрачје доминираат промиени и лувични циметни шумски почви. Се јавуваат и дистрични и еутрични лесивирани почви а на мошне мали површини и планосоли.

**Ладно континентално подрачје.** Ова подрачје е повисоко од нашите котлини и затоа се простира во планинските терени, во висинската зона од 900 до 1.100 m, со зонална вегетација на дабот горун (ass. Orno-Quercetum petraeae) и со доми-




Климатска регионализација на Република Македонија


Карта на средните годишни количини врнежи во мм по височина (Пероидот 1961–1990)


Карта на средногодишната температура на воздухот во С⁰ во РМ

нација на ладната континентална клима (средна годишна температура 9ºC и годишно количество врнежи 800 до 850 mm). Во ова подрачје завршуваат дабовата вегетација и почвите со текстурна диференцираност на профилот. Тука започнува зоната на кафеавите шумски почви кои, во зависност од супстратот, им припаѓаат на еутричниот или дистричниот поттип. Ретки се хумусниот и лувичниот поттип.

**Подгорско-континентално-планинско подрачје.** Во ова подрачје, кое се јавува на надморска височина од 1100 до 1300 m, започнува влијанието на планинската клима, која се комбинира со континенталната (средна годишна температура 8ºC и врнежи 900 mm годишно) и започнува буковата вегетација (подгорска букова шума ass Festuco heterophylae-Fagetum). Доминираат дистричните кафеави шумски почви, а поретко и хумусните.

**Горско континентално-планинско подрачје.** Се простира во зоната на надморска височина од 1.300 до 1.650 m, со силна доминација на планинската над континенталната клима (средна годишна температура 6,4ºC и 1.000 до 1.100 mm врнежи годишно). Тоа е зона на горската букова шума (ass. Calamintho grandiflorae – Fagetum). Се јавуваат поретко уште и буково-елови, чисто елови, моликови и смрчеви шуми. Тоа е зона на доминација на хумусните (и дистрични) кафеави шумски почви. Во повисокиот дел на зоната се јавуваат бруниподзолираните кафеави шумски почви и започнуваат да се јавуваат кафеавите подзолести почви.

**Субалпско планинско подрачје.** Се јавува во зоната од 1.650 до 2.250 m над морето, со доминација на планинската клима (средна годишна температура 3,5ºC со 1.050 mm врнежи годишно). Тоа е регион на голем број субалпски ацидофилни шумски заедници (главно четинарски): субалпски букови шуми (ass Fagetum subalpinum scardo-pindicum), шуми на моликата (ass. Myrtillo-Pinetum peucis subass. алпинум), шуми на смрчата (ass. Picetum subalpinum scardicum), шуми на борот кривуљ (ass. Picetum mughi macedonicum), субалпски елови шуми. Поголемиот дел од шумите се уништени и претворени во секундарни високопланински пасишта и во вриштини (ass. Junipero-Bruckenthalietum). Доминантен почвен тип е кафеавата подзолеста почва, но се јавуваат и претходните стадиуми на еволуцијата: хаплични, литични и бруниподзолирани умбрични ранкери, дистрични, хумусни и бруниподзолирани кафеави шумски почви. Врз варовници се јавува органоминерална и органогена варовнично-доломитна црница. Под вришитините се образувани повеќе поттипови на умбрични ранкери.

**Алпско планинско подрачје.** Се простира на надморска височина над 2.250 m и зафаќа многу помали површини во споредба со другите подрачја. Се одликува со најизразито влијание на планинската клима, со негативни средни годишни температури од –0,4ºC и со 790 mm годишно количество вр-



Шумите по формата на одгледувањето во РМ

нежи. Тоа е зона на високопланински тревни заедници. Во неа нема шумски заедници. Тревните заедници и почвите зависат многу од супстратот (варовници или силикатни стени). Врз варовниците се јавуваат повеќе заедници од сојузот Edraiantheto-seslerion, а врз силикатната подлога повеќе заедници од сојузот Seslerion comosae. Сите почви се од типот на профилот A-R или A-C и нема почви со (B) или Bt-хоризонт. Во зависност од еволуцијата на растителните заедници врз варовничката подлога, образувани се: органогената (со или без фоличен хоризонт O) и поретко во понискиот дел и во субалпската зона органо-минералната варовничко-доломитната црница. Врз силикатната подлога се јавуваат повеќе поттипови на умбричните ранери: литичен (со или без фоличен хоризонт O), хапличен и бруниподзалиран.

ЛИТ.: Ѓ. Филиповски, *Карактеристики на климатско-вегетациско-почвени зони (региони) во Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 1996. Ѓ. Ф.

**РЕГРАДАЦИЈА НА ПОЧВАТА (ПОЗИТИВНА АНТРОПОГЕНИЗАЦИЈА)** – позитивни промени што ги предизвикува човекот во почвата со примена на разни мерки за отстранување на деградацијата на почвата и за покачување на нејзината плодност. Во РМ се постигнува со примена на голем број мерки против оштетувањето на почвата со пренамена во користењето или со деструкција и со покривање со цврст отпад, потоа против контаминацијата на почвата од другите компоненти на животната средина и на крајот против деградацијата на почвите во земјоделството и шумарството.

ЛИТ.: Ѓ. Филиповски, *Деградација на почвите во Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 2003. Ѓ. Ф.

**РЕЗИДБА (КРОЕЊЕ)** – редовна мерка во овошните насади, од садењето па до крајот на ползувањето. Општа тенденција е снижување на круните за работа од земја. Резидбата е силен регулатор на исхраната, водата, светлината, бујноста, приносот и квалитетот на плодовите. Таа е специфична кај одделните видови и сорти (сортна резидба). Б. Р.

**РЕЗОЛУЦИЈАТА НА ИНФОРМБИРОТО И МАКЕДОНИЈА** – акт на комунистичките партии на неколку источноевропски држави предводени од СССР, што себеси се нарекувале земји на „народната демократија“. Донесен во јуни 1948 г. во Букурешт, актот бил наречен „Резолуција за состојбата во КП на Југославија...“. Резолуцијата содржела тешки обвинувања против Југославија и нејзиното раководство, за „напуштање на комунизмот и класните интереси“. За Македонија има сериозни последици бидејќи престануваат дотогашните позитивни процеси за решавање на македонското национално прашање на Балканот.

ЛИТ.: Д-р Виолета Ачкоска, *Македонија во југословенската федерација 1943–1991 (Хронологија.)*, ИНИ, Скопје, 2001, 59. Н. В.

**РЕИЗОВСКИ, Дамјан** (околу 1770 – 1834) – протомајстор. Градел цркви во околината на Солун и по селата на Овче Поле и Гевгелиско. Во Бугарија градел во Самоков и во Пловдив. Негово најзначајно дело е Соборната црква „Св. Богородица“ во Скопје, која ја завршуваат неговите синови (во 1835). Ги поставува темелите на преродбенската сакрална архитектура во Македонија. Се застапува за синтеза на домашната традиција со неоренесансни и необарокни форми што е прифатено и развиено од неговите синови Андреја и Коста. Црквата „Св. Богородица“ е уништена во пожар (1944), нејзината реконструкција е започната во 2004 г. Освен со архитектура, се занимавал и со сликарство. Зачувани се скици за икони и фрески.

ЛИТ.: К. Томовски, *Македонските мајстори градители во деветнаесеттиот век*, МАНУ, Скопје, 2006, 40–42. Кр. Т.

**РЕК „БИТОЛА“** – рударско-енергетски комбинат во Суводол – Битола. Рудник за јаглен – површински коп (6 мил.t/г.). Термоцентралата е со моќ од 3x225 MW. Одлука за изградба е донесена во 1975 г., изградбата започнува во 1977, а во 1982 е пуштен во работа I блок, во 1984 II блок, во 1985 започнува изградбата, а во 1988 г. е пуштен во работа и III блок. РЕК „Битола“ работи како погон на ЈП „ЕСМ“. Се состои од 3 работни единици: Рудник, ТЕЦ и ФОД (Фабрика за опрема и делови). Во Комбинатот работат околу 3.200 работници. Јагленот (6.180–8.100 kJ/kg) се складира на депонијата со капацитет од 560.000 t, на која се инсталирани ротобагери со капацитет од 2x1.200 t/h и 1x2.400 t/h. Има транспортни ленти со капацитет од 760 до 1.200 t/h. На 3-те блока во ТЕЦ се вградени проточни парни котли со капацитет од 660 t/h пареа со: 140 bar и 540°C. Има 2 оџака со висина од 250 m (за I, II блок) и за III. Парната турбина е трицилиндрична кондензациска со моќност од 225 MW, при 3.000 врт/мин, протокот на пареата е 628 t/h, 130 bar и 540°C ($p_k$=0,0642 bar). Технолошка вода има од акумулацијата „Стрежево“. Трите ладилни кули се со природен провев (висина 108 m, 27 000 m³/h вода). Електрофилтерот е со степен на прочистување 99,85%. ТЕЦ „Битола“ работи 7000 ч/год и на мрежата ѝ предава 13x10⁶ kWh/ден електрична енергија. Сл. А.



РЕК Битола


РЕК Осломеј

**РЕК „ОСЛОМЕЈ“** – рударско-енергетски комбинат во Кичево. Рудник за јаглен – површински коп, се отвора во 1955 г. за јавна потрошувачка, а во 1977 (1,2 мил.t/г.) за ТЕЦ со моќ од 125 MW. ТЕЦ започнува со изградбата во 1975, а во работа е пуштена во 1980 г. РЕК „Осломеј“ работи како погон на поранешното ЈП ЕСМ, кое во 2001 се трансформира во А.Д. ЕСМ, а во 2005 г. во фирмата А.Д. ЕЛЕМ. Котелот (ОВ 380) е со капацитет од 380 t/h (RAFAKO – Полска). Парната турбина (ZAMEH – Полска), тип: 13К, е трицилиндрична од кондензациски тип со моќност од 125 MW, при 3.000 врт/мин, проток на пареата 380 t/h, 130 bar и 540°C, ($p_k$=0,09 bar). Во Комбинатот работат околу 652 работници (2006). РЕК Осломеј произведува 600– 700 GWh/г. Оџакот е со висина од 180 m. Чадните гасови се прочистуваат со електрофилтер, со степен на прочистување 99,5%. Снабдувањето со вода е од системот „Студенчица“. За ладење на кондензаторот има посебна ладилна кула со природен провев, со висина 64 m, низ која циркулираат 17.000 $m^3$/h разладна вода. Сл. А.

**РЕЛИКВИИ во Македонија** – остатоци од мачениците и светии, делови од нивните нераспадливи тела – коски и други нивни предмети: одежди, крстови, икони, книги, облека и обувки што ги употребувале светиите во нивниот живот. Нив верниците ги почитуваат, а преку реликвиите и „чуда“ се случуваат. Реликвии има во многу манастири и цркви во Македонија. Се чуваат во реликвијар, направен од скапоцености, украсен со злато и сребро и наречен кивот, ставротека, дарохранилница.

ЛИТ.: *Полный православный богословский энциклопедический словарь*, I и II, репринтное издание, Москва, 1921. Рат. Гр.

**РЕЛИКТИ ВО ФЛОРАТА НА РМ** – еволутивно стари растителни видови што потекнуваат од различни геолошки периоди, со многу ограничено распространување на територијата на РМ. Според староста, односно геолошкиот период од кој потекнуваат, најпознати се терцијарните, глацијалните и бореалните реликти. **Терцијарните реликти** се зачувани речиси во сите делови на РМ, особено во длабоките речни клисури, во јужните и западните делови, каде што влијанието на глацијацијата било помало (Ramonda nathaliae, Ramonda serbica, Viola kosanini, Aesculus hippocastanum, Buxus sempervirens, Ilex aquifolium, Taxus baccata, Osmunda regalis, Isoetes phygia, Pinus peuce и други). **Глацијалните реликти** се остатоци од флората на мразовото (леденото) време, распространети во највисоките региони на планините, на рефугијални и ладни станишта – снежници, сипари, планински рудини (Dryas octopetala, Salix reticulata, Salix herbacea, Saxifraga oppositifolia, Selaginella selaginoides, Loiseleuria procumbens и други). **Бореалните реликти** се остатоци од флората во составот на четинарските шуми и тресетишта од периодот на глацијацијата и од одредени фази на интерглацијацијата на Балканскиот Полуостров. Во терцијарот биле распространети во бореалната зона на крајниот север на Холартикот и со глацијацијата стигнале на Балканскиот Полуостров. Денес во РМ се распространети во четинарските шуми, главно смрекови, смреково-елови, како и на планинските тресетишта (Listera cordata, Coralorhiza trifida, Cypripedium calcealus, Goodyera repens и други). Вл. М.

**РЕЉЕФОТ ВО РМ** – резултат на сложените геолошко-тектонски и морфогенетски процеси што условиле негова разновидност, при што во геоморфолошки поглед можат да се издвојат од најмлади до најстари морфоструктури. РМ, зафаќајќи го централниот дел на Балканскиот Полуостров, во минатото привлекла извесен број истражувачи, кои дале свој научен придонес во разрешувањето на одделни геоморфолошки проблеми. До Првата светска војна позначајни се истражувањата на Ј. Цвииќ. Во периодот меѓу двете светски војни (1918–1941), се остваруваат поквалитетни геоморфолошки сознанија за одделни области во Македонија: Скопска Котлина, Јакупица, Поречје, Селечка Планина, Кожуф и др. Со Ослободувањето по Втората светска војна особено се интензивираат геоморфолошките истражувања во РМ, кои континуирано продолжуваат и сега (Ч. Стојадиновиќ, Д. Манаковиќ, С. Станковски, Т. Андоновски, Д. Колчаковски и И. Милевски).

По своите релјефни карактеристики РМ е планинско-котлинска земја. Хипсометриските показатели ни укажуваат дека најголем


Хидрографската мрежа на Република Македонија


Геоморфолошка карта на Република Македонија

дел од територијата се одликува со ридско-планинско земјиште што изнесува околу 81%, а 19% се рамничарски терени. Ова овозможило РМ да има просечна надморска височина од 829 m. Врз основа на степенот на вертикалната расчленетост, во РМ се издвоени шест класи релјефи. На првите две класи рамнини и слабо расчленети рамнини иде најмалку од територијата на РМ 666 km² или 2,60%, кои се разместени исклучително по дното на големите котлини. На класите изразито и многу изразито расчленет релјеф идат околу 21.000 км² или 82%, кои се разместени на планинските терени. Првите две класи на релјеф располагаат со најмала енергија на релјефот, при што на нив се врши акумулација, а најмногу се однесуваат на класите со изразита енергија на релјефот, каде што се врши ерозија.

Во формирањето на сегашната пластика на релјефот во РМ важна улога одиграле олигомиоцените тектонски движења кога настапила неогената езерска фаза во сите котлини. Во текот на плиоценот Македонија е земја на езера. Во централниот дел се протегало Средновардарското Езеро. Езера егзистирале во: Скопската Котлина, Кумановската Котлина, Овче Поле, Славишка Котлина, Велешка, Полошка, Мавровска Котлина, Кичевска, Дебарска, Дебарца, Десаретската група (Охридско, Преспанско и Маличко Езеро). На југ егзистирале Пелагониското, Мариовското и делови од Големото Егејско Езеро во Гевгелиско-валандовската Котлина и денешното Дојранско Езеро. Неотектонските движења и процеси во крајот на неогенот предизвикале распаѓање на егејското копно, ерупција на вулкани во одделни делови на Македонија со изливи на лава и акумулација на туфови, истечување на езерата од повеќе котлини и формирање на речната мрежа на Вардар, Црни Дрим и Струмица. Со овие неотектонски движења и процеси се формирани современите планински масиви (хорстови) и котлини (грабенски депресии). Поради ова релјефот во РМ личи на шаховска табла во која на едната страна има издигнати планини, а на другата спуштени котлини. Котлините во РМ поминале низ езерска фаза, поради што езерата оставиле свои траги во вид на големи акумулации по дната, а по рамката абразиони платоа.

Во крајот на плиоценот и почетокот на плеистоценот со неотектонските движења се обновиле старите раседи и се формирале и нови при што се појавила интензивна вулканска активност во Кумановската Котлина, Кратовско-злетовската област, Кожуф, Тиквеш и др. Издигнатите планински морфоструктури се здобиле со различно протегање.

Најстаро копно е Родопската маса со Пелагонидите. Родопската маса ја опфаќа целосно Источна Македонија и е претставена со Осоговските Планини, Малешевските Планини, Огражден, Беласица, Плачковица, Голак и др., и имаат различен правец на протегање. Во средишниот дел на РМ е Вардарската зона, која има динарски правец на протегање, а нејзината широчина изнесува 70 km и е изградена композитната долина на реката Вардар. Во Западно-македонската зона протегањето е динарско сз–ји. Исклучок претставува Шар Планина, која се протега јз–си. Од неа кон југ, планините имаат главно меридијански правец на протегање, а најпознати се Кораб, Дешат, Крчин, Бистра, Караорман и др. Во Пелагонискиот антиклинорум протегањето е во разни правци.

Врз основа на геотектонските, генетските, еволуциските и морфолошките карактеристики, можат да се издвојат речиси сите генетски типови релјеф. Од прелимниските облици се зачувани траги од преграбенски долини, кои денес во релјефот претставуваат превои преку кои се одвива сообраќајот меѓу одделни котлини, како: Гавато (1.169 m), Плетвар (990 m), Буково (1.207 m), Тетовска Суводолица (525 m) и др. Најголем дел од територијата на РМ е зафатена со процесот на флувијална ерозија, а тоа овозможило формирање на сите флувијални облици, меѓу кои се истакнуваат речните долини на Вардар и нејзините притоки. Бидејќи околу 2.400 km² или 9% од територијата е под варовнички карпи, овозможено е во одделни области да се развие интензивна карстна ерозија, што била причина за развој и застапеност на сите површински и подземни карстни облици. На територијата на РМ се констатирани фосилни глацијални облици: циркови, валови, морени, глацијални езера и др. Тоа зборува дека во времето на плеистоценот планинските предели повисоки од 2.000 m биле зафатени со глацијација. Притоа да ја истакнеме појавата и на денудационите и нивационите облици.

ЛИТ.: Т. Андоновски, *Карактеристики на релјефот во Република Македонија*, „Географски разгледи", кн. 30, Скопје, 1995; Д. Манаковиќ, Т. Андоновски, М. Стојановиќ, А. Стојмилов, *Геоморфолошка карта на Р. Македонија* – текстуален дел, „Географски разгледи", кн. 32–33, Скопје, 1998. Т. Анд.

**РЕНЕ од Монс** (?–1204) – учесник во Четвртиот крстоносен поход (1202–1204), управник на Солун (1204). При судирот помеѓу императорот Балдуин Фландриски и маркизот Бонифациј Монферат-



Геолошка карта на Република Македонија


Педолошка карта на Република Македонија

ски (во летото на 1204), императорот го оставил во Солун како командант на тамошниот гарнизон. Починал пред Бонифациј Монфератски да дојде во Солун.

ЛИТ.: *Guillaume de Villehardouin, La conquete de Constantinople*, II, éd. E. Faral, Paris, 1939. К. Ац.


Михаил Ренџов

**РЕНЏОВ, Михаил Петров** (Штип, 25. VIII 1936) – поет, раскажувач, преведувач, есеист. Член на Македонскиот ПЕН центар и на ДПМ (од 1965). Од повеќето врвни преводи треба да се издвои неговиот препев на епот „Гилгамеш". За својата единствена збирка раскази „Захариј и други раскази" (2004) ја добива Рациновата награда. Критиката вели дека е поет на сликата и на звукот. Неговата поезија ја сочинуваат кратки поетски форми. Она што може да се забележи како новина во поетската практика како кај Ренџов така и во современата македонска поезија, особено во неговата поема „Тој", е тоа што во функција на стих се поставува само еден збор (модел познат и кај В. Мајаковски и Н. Ј. Вапцаров). Ренџов во својата поезија ја спроведува и поетиката на отсутното.

ДЕЛА: поезија: *Иселеник на огнот* (1965), *Ноќно растење на зборот* (1967), *Каде од оваа страна* (1968), *На работ од сонот* (1972), *Страв* (1976), *Полноќ* (1979), *Нерези* (1982), *Аутодафе* (1985), *Феникс* (сонети, 1987), *Земја. Потоп* (1991), *Тој* (лирска поема, 1993, *Шпил* (1994), *Вечната бесконечната* (1996), *Јас оксиморон* (1998), *Псалми* (2000,), *Апокалипса* (2002), *Галичица* (2007).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Лидија Капушевска-Дракулевска, *Поетика на несознајното* (2002); истата, *Поетика на изненадувањето* (2003). В. М.-Ч.

**РЕОНИ НА РЕФУГИЈАЛНИ ШУМСКИ ЗАЕДНИЦИ ВО МАКЕДОНИЈА** – неочекувано појавување видови на кои не им е местото во таа средина. Таквите локалитети претставуваат рефугиуми во кои се развиваат рефугијални типови на вегетација. Х. Ем и други (1985) издвоиле 11 такви реони во Македонија:

1. **Долновардарско–струмички** – во него зонално е распространета медитеранската вегетација, а рефугијални типови на зедници се: Carpino betuli-buxo Fagetum (Демиркаписка Клисура), Coccifero-Carpinetum orientalis pinetosum pallasianae (Струмичко), Phillyreo-carpinetum orientalis arbutosum andrachnis (Гевгелиско), Periploco-Alnetum glutinosae (Струмичко), Periploco-Fraxinetum angustifoliae-pallisae (Негорска Бања).

2. **Тиквешки рефугијален реон** – предел на степска вегетација. Рефугијални типови на вегетација: Ephedro-Prunetum tennelae, Eurotietum ceratoides.

3. **Рефугијален реон Пчиња и Таорска Клисура** – зона на шума од благун и бел габер. Рефугијални типови се: Jasmino fruticantis-Buxo-Syringetum, Pruno-vebbii-Juniperetum excelsae, Alysso orientalis-Celtetum australis и др.

4. **Поречје** – кањон меѓу Караџица и Сува Гора. Вегетациски типови: Quercetum trojanae-Ostryo buxosum, Pulsatillo macedonicae-Pinetum pallasianae, Ostryo Fagetum buxo taxosum, Primulo-Fagetum buxosum.

5. **Клисурите на Црна Река, Блашница и Раец**. Овие реки во долниот дел се споени. Геолошката подлога е варовник. Вегетациски типови: Quercetum trojanae paeonietosum, Phillyreo Juniperetum excelsae, Arbuto andrachnis-Carpinetum orientalis phillyretosum.

6. **Рефугијален реон Јама** – се наоѓа на спојот на Бистра и Стогово. Рефугијален тип: Juglando-Aesculetum hippocastani, Aesculo hippocastani-Aceri-Fraxinetum.

7. **Маврово, Радика** – се наоѓа на падините на Бистра над реката Радика. Ја опфаќа месноста Острово, пределот на манастирот „Св. Јован Бигорски", Кожа – Мавровско. Рефугијални типови: Aceri obtusati-Fagetum, Castaneo-sativae Aceretum obtusati.

8. **Стража** – се наоѓа на падините на Бистра над превојот Стража. Рефугијални типови заедници се: Colurno-Aceri obtusati-ostrietum, Melampyro heraclleotici-Quercetum polycarpae.

9. **Пелистер** – се наоѓа во субалпскиот појас. Меѓу џебови од гранитни блокови расте реликтна заедница Gentiano symphyandrae Pinetum peucis.

10. **Охридско–преспанскиот реон** – ги опфаќа планините Галичица, Јабланица и клисурата на Црн Дрим. Рефугијални типови се: Quercetum trojanae phillyreo-lilietosum, Juglando-Aesculetum hippocastani cotiledonetosum, Aesculo hippocastani-Aceri-ostryetum, Pruno-Celtetum glabratae, Biaro tenuifoliae, Juniperetum excelsae, Daphnidi-cytisanthetum radiatae, Ericetum carneae.

11. **Нице – Кожуф** – се наоѓа во планински венец долж границата со Грција. Геолошката подлога е многу разновидна. Рефугијални типови на заедници се: Seslerio-Pinetum nigrae, Arctostaphylo uva ursi-Pinetum sylvestris, Pinetum peucis calcicolum, Lathyro-Pinetum nigrae, Sphagno-Pinetum sylvestris.

Рефугијалната флора ја покажува поврзаноста на балканската флора со онаа на Крим, Кавказ, Мала Азија и Средна Азија. Р. Р.

**РЕОНИЗАЦИЈА НА ЗЕМЈОДЕЛСКОТО ПРОИЗВОДСТВО** – првото реонирање во Македонија (1928) е направено од Александар Стебут, при што територијата, заедно со Косово и Метохија, беше определена во т.н. аридни сушни реони. Во второто реонирање (1952) беа утврдени два реона: источниот и западниот дел од РМ беше диференциран како пасишно-сточарски реон, а централниот дел како реон на суптропски култури. Третото реонирање (1955) е направено од проф. Ѓорѓи Филиповски, последното реонирање (1971) го направи проф. Илија Михајлов, при што територијата на РМ е поделена во шест земјоделски реони: медитерански (Гевгелија, Струмица, Радовиш, Кавадарци, Велес, Кочани, Овче Поле); пелагониски (Битола, Прилеп, Крушево); скопско-кумановски; западен (Тетово, Гостивар, Кичево, Дебар, Брод); големоезерски (Охрид, Струга, Ресен); источен (Кратово, Пробиштип, Крива Паланка, Берово). Според НУТС 3 (NUTS 3, Nomenclature des unites territoriales statistiques), територијата на РМ е поделена на осум статистички реони: пелагониски, вардарски, скопски, полошки, североисточен, југозападен, југоисточен и источен реон. Др. Ѓош.

**РЕПИ** (Beta vulgaris L.) – двогодишни земјоделски култури. Во пошироката земјоделска практика во РМ се одгледуваат два вида репи: шеќерна (Beta vulgaris L. var. altissima (sacharifera) и добиточна репа (Beta vulgaris L. var. crassa Slef.). Шеќерната репа се одгледува за кристален шеќер и во светски рамки учествува со 40%, додека добиточната служи за исхрана на добитокот. И двете репи се двогодишни култури. Уште во првата


Шеќерна репа

година се добива задебелен корен. П. Ив.

**РЕПИЦИ** (Brassicassp. L.) – едногодишни култури со тројна цел за одгледување: за добивање масло, за добиточна исхрана (како прва кабаста храна напролет) и за екогориво (во најново време). И припаѓаат на фам. Brassicaceae. Во РМ се сеат на околу 4.000 ha, од крајот на септември, густоредово, со 12–18 kg/ha. Приносот на зрното изнесува 1.000–2.000 kg, а на кабастата (зелена) маса 40.000–50.000 kg/ha. П. Ив.




Првиот независен весник „Република" (1991–1992)

**„РЕПУБЛИКА"** – прв независен дневен информативен (краткотраен) весник што се појавил на 2 август 1991 г., спроти Денот на осамостојувањето на РМ. Основачи: Јордан Плевнеш, Гоце Трајковски (директор на НИО „Република") и Неан Кристоф Нотиас (директор на Еуропрес инвестисман, Париз). Редовното излегување продолжило во октомври за да згасне во почетокот на 1992 г., по отпечатените 147 броја. Се печати како неделник, од 25 декември 1992 г. Главен и одговорен уредник Владо Мокров, потоа Ненад Баткоски. Б. П. Ѓ.





Македонија во границите на Европа

**РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА.** Во ноември 1943 г. на Второто заседание на АВНОЈ, во Јајце, македонскиот народ првпат во својата современа историја бил признат како посебна државносна нација и Македонија, како посебна федерална единица, влегува во составот на Демократска Федеративна Југославија. На Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944), Вардарскиот дел на Македонија е прогласен за Република и таа станува рамноправна федерална република во составот на Југославија под името Демократска Федерална Македонија. Президиумот на Народното собрание ја преименува во Народна Република Македонија (1946), а од 1965 до 1991 г. таа го носи името Социјалистичка Република Македонија. Во 1991 г. со референдум се прогласува за самостојна држава под името Република Македонија, која во 1993 г. е призната како 181-ва држава членка на Обединетите нации.

**Географска положба.** РМ е јужноевропска држава. Сместена е во централниот дел на Балканскиот Полуостров и претставува карактеристична балканска земја. Меѓутоа, целата нејзина територија е свртена и гравитира кон медитеранскиот басен. Ваквата јужноевропска, централнобалканска и медитеранска положба ѝ овозможува значителни предности и поволности. Медитеранската компонента има нагласено влијание не само врз природните карактеристики на Македонија, туку и врз нејзините цивилизациски текови. Така, тоа влијание особе-



Одлуката за федеративното уредување на Југославија донесена на Второто заседание на АВНОЈ (29. XI 1943)



Јосип Броз Тито го чита рефератот на Второто заседание на АВНОЈ (1943)

но се манифестира преку климата, потоа преку растителниот и животинскиот свет, аграрното производство, типот на населбите и куќите, па и преку начинот на живеење на луѓето.

Територијално, РМ се наоѓа меѓу 40º 51’ 16“ и 42º 22’ 21“ северна географска ширина и 20º 27’ 32“ и 23º 02’ 12“ источна географска должина. Географската ширинска разлика изнесува 1º 31’ 05“, а географската должинска разлика 2º 34’ 40“. Во последните години за Македонија, покрај терминот југоевропска, се употребува и терминот југоисточноевропска држава, западнобалканска држава и сл. На тој начин, освен медитеранската, државата значително ја зајакнува и континенталната димензија на својата положба. Поволната геопрометна положба на РМ и покрај определени ограничувања, овозможува создавање на инфраструктурни системи, особено изградба на квалитетни сообраќајници, кои ја поврзуваат целата нејзина територија со надворешното опкружување.

**Граници и големина.** РМ како самостојна држава на север се граничи со Р Србија и Косово, на исток со Р Бугарија, на југ со Р Грција и на запад со Р Албанија. Вкупната должина на четирите граници изнесува 850 km. Должината на сувоземната граница изнесува 786 km, а на водената 64 km. Границите, освен северната, се повлечени главно со Букурешкиот мировен договор (1913).

Западната граница кон Албанија се протега во правецот север – југ во должина од 191 km. Започнува на планината Кораб кај местото Шерупа на кота 2.092 m, води по ртовите на Кораб, Дешат и Крчин, од каде што се спушта кај с. Спас во Дебарската Котлина и излегува на р. Црни Дрим. Одовде се искачува на планината Јабланица, води по нејзините највисоки делови и преку преслапот Ќафа Сан јужно од с. Радолиште излегува на брегот на Охридското Езеро. Оттука го сече Охридското Езеро и западно од манастирот „Св. Наум“ свртува кон исток и преку јужниот дел на планината Галичица се спушта кај с. Коњско во Преспанското Езеро, во кое завршува јужно од островот Голем Град. Македонско-албанската граница во поголем дел е природна, но, во поглед на населението, таа не е етничка, бидејќи од двете страни живее мешано население Македонци и Албанци. Гранични премини: Блато, Ќафасан, Свети Наум и Стење.

Македонско-грчката граница е долга 262 km. На запад започнува



Граничниот премин Ќафасан кон Р Албанија



Граничниот премин Богородица кон Р Грција



Граничниот премин Деве Баир кон Р Бугарија



Граничниот премин Табановце кон Р Србија




Граничниот премин Јажинце кон Р Косово

јужно од островот Голем Град на Преспанското Езеро, потоа води преку јужниот дел на планината Баба, од каде што, меѓу селата Драгош и Опширина, се спушта во Пелагонија. Во неа поминува меѓу Битолско и Леринско Поле и се искачува на планината Ниџе. Потоа води по највисоките делови на Ниџе, Козјак и Кожуф, од каде што се спушта јужно од Гевгелија во Гевгелиската Котлина, сечејќи ја реката Вардар, се искачува на ниската планина Кара Балија од каде што се спушта на јужниот брег на Дојранското Езеро. Одовде границата свртува кон север, се искачува на Калар Чешме Тепе на планината Беласица. Потоа се насочува кон исток и води по сртот на оваа планина, каде што завршува на кота 1.180 m. Таа не е природна, а не е ни етничка, бидејќи од другата нејзина страна во Егејскиот дел на Македонија живее македонско население. Гранични премини: Меџитлија, Гевгелија, Богородица и Стар Дојран.

Македонско-бугарската граница е долга 165 km. Од Беласица, таа најпрво се спушта во Кључката Клисура, каде што ја сече реката Струмица, потоа води преку Огражден, Малешевските Планини, планините Влаина и Кадиица, се спушта на премините Обел и Црн Камен, од каде што се искачува по билото на планината Осогово до нејзиниот највисок врв Руен (2.252 m). Од него, преку преминот Деве Баир, продолжува кон север до врвот Коприва, каде што завршува источната граница. Од природно-географски аспект, границата кон Бугарија целосно е планинска. Таа не е етничка, бидејќи од обете нејзини страни живее македонско население. Гранични премини: Ново Село, Делчево и Деве Баир.

Северната граница, кон Република Србија и Република Косово, е долга 232 km. Започнува кај врвот Коприва (1.315 m) и продолжува на запад по возвишението на планините: Билино, Герман и Козјак, се спушта кај манастирот „Св. Прохор Пчињски“ во долината на р. Пчиња. Оттука поминува преку средишниот дел на планината Руен и се спушта на Кумановско-прешевскиот превој. Потоа продолжува кон Скопска Црна Гора, искачувајќи се во почетокот на Езерска Планина, каде што од Црни Врв (1.233 m) започнува границата кон Република Косово, која преку Копиљача (1.490 m) се спушта во Качаничката Клисура. Во неа ја поминува р. Лепенец, прави еден лак кон Македонија и меѓу селата Грачане и Кривеник се насочува на север, сè до врвот Љуботен (2.499 m) на Шар Планина. Потоа, се ориентира кон запад и води по највисоките делови на Шар Планина, сè до планината Кораб. Оваа граница во основа е природна и во најголем дел е етничка, со исклучок на делницата во областа Гора, во која живеат Гораните, чиј мајчин јазик е македонскиот. Гранични премини: Јажинце, Волково, Блаце, Табановце, Сопот и Пелинце.

Во рамките на наведените граници РМ зафаќа површина од 25.713 km². Спаѓа во групата мали држави. Во правецот исток–запад најголемото растојание меѓу двете граници изнесува 213,6 km, а во правецот север–југ, 145 km. Се вбројува во групата држави што имаат собрана форма (како Романија, Унгарија, Полска и др.). Според големината на територијата, во 2000 г. таа била 152, а според бројот на населението 149 држава во светот.

**Природни карактеристики** – релјефната структура на РМ ја сочинуваат планини (Кораб – 2.764 m, Шар Планина – 2.747 m, Баба – 2.601 m, Јакупица – 2.540 m, Осогово – 2.252 m, Беласица – 2.029 m и др.), котлини (Пелагонија – 4.000 km$^2$, Овче Поле – 2.162 km$^2$, Скопска Котлина – 1.924 км$^2$, Полог – 1.475 km $^2$, и др.), клисури (Дервенска – 21,5 km, Таорска – 31,0 km, Демиркаписка – 19,5 km, Скочивирска – 80,0 km, Дримколска – 28 km и др.) и други помали релјефни форми (вулкански, карстни, глацијални, флувијални и сл.). Најголем дел од нејзината територија, 11.044 km$^2$ или 43,0%, е планинско земјиште, ридските терени зафаќаат 9.769 km$^2$ или 38,0%, додека на рамнините отпаѓаат 4.900 km$^2$ или 19,0%. На територијата на РМ се јавуваат повеќе од 30 типови почви. Најраширени се кафеавите шумски почви (729.618 ha), потоа, следуваат делувијалните (133.717 ha) и алувијалните почви (126.207 ha). Од рудното богатство најголеми се резервите на оловно-цинковите руди, околу 45 милиони тони, кои се експлоатираат во рудниците Злетово, Саса и Тораница. Потоа следуваат железните руди со вкупни резерви од околу 150 милиони тони концентрирани во Тајмиште и Демир Хисар, па бакарните руди во Бучим, хромните руди и др. Јаглен има во повеќе котлини, а се експлоатира во рудниците Суводол, Осломеј, Пискупштина и Ратевски Ширини. Од неметалните суровини има мермер, цементни лапорци, глини и др.

Во РМ се јавуваат три климатски типови: изменето средоземноморска, умерено континентална и планинска клима. Времето е мошне променливо, постојат сушни и врнежливи периоди, во некои години благи, а во други студени зими. Вкупното водно богатство во РМ се проценува на околу 26 милијарди m$^3$. Хидрографската мрежа ја сочинуваат главно реките (Вардар – 388 km, Треска – 138 km, Пчиња – 135 km, Брегалница – 225 km, Црна Река – 207 km, Црни Дрим и Струмица) и езерата (Охридско, Преспанско и Дојранско). Растителниот свет го сочинуваат претставници од медитеранската и од евросибирската растителна област. Шумите, во кои егзистираат преку 3.500 виши растенија, покриваат 953.000 ха или 37% од територијата на државата. Фауната е медитеранска и средноевропска. Од 'рбетната фауна се присутни 55 видови риби, 80 видови цицачи и 330 видови птици.

ЛИТ.: Митко Панов, *Географија на СР Македонија, I, Природни и социогеографски карактеристики*, Скопје, 1976; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Ал. Ст.


Богатство од планинско-ридски и хидрографски предели - поглед од Бистра кон Мавровското Езеро



**РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА И ЕУ. Стратегиска определба на РМ:** Цел што ужива широк национален консензус е зачленувањето во ЕУ. Тоа е комплексен и макотрпен процес. За една земја да стане членка на ЕУ неопходно е да се исполнат критериумите утврдени од Европскиот совет (Копенхашките критериуми од 1993 г., надополнети со Мадридските критериуми од 1995 г.): *политички* (изградба на стабилни институции што ќе гарантираат демократија, владеење на правото и почитување на човечките и малцинските права); *економски* (воспоставување на функционирачка пазарна економија и капацитет за справување со компетитивните притисоци и пазарни сили во рамките на ЕУ); *правни* (подготвеност да се преземат обврските за членство) и *административни* (прифаќање на европската легислатива и нејзино ефективно применување низ административните и судските структури). Македонија е првата земја од т.н. Западен Балкан што потпиша Спогодба за стабилизација и асоцијација (ССА) со ЕУ (април 2001). ССА стана ефективна по ратификацијата од страна на сите земји-членки на ЕУ (април 2004). Ефектите од потпишувањето на ССА за РМ беа значајни: се воспостави неопходната административна структура и институционална рамка што треба да го координира и да го поттикнува процесот на интеграцијата на земјата во ЕУ; се донесе Национална стратегија за интегрирање на РМ во ЕУ; се олесни пристапот на македонски производи на пазарот на ЕУ, се интензивираа процесите на преведување на европската легислатива и усогласување на нашето законодавство со европското; се обезбеди пристап до финансиски средства од програмата КАРДС и сл. Иако Македонија досега не ги реализира сите обврски од ССА, ниту пак докрај ги искористи предностите што произлегуваат од неа, потпишувањето на ССА претставуваше силна мотивација за интензивирање на неопходните реформи во клучните сегменти на политичкиот и економскиот систем и за постепено оспособување на земјата за исполнување на критериумите за членство. Меѓу постигнатите резултати што произлегуваат од утврдените критериуми за членство во ЕУ посебно треба да се нотираат: развојот на демократијата и почитувањето на човечките права; заштитата на малцинските права (имплементацијата на Охридскиот рамковен договор); зацврстувањето на широкиот консензус на граѓаните и на сите политички партии за евроатланските интеграции; значајните достигнувања во дел од сегментите неопходни за воспоставување на функционирачка пазарна економија (в. *пазарна економија*), за што сведочат и индикаторите за прогресот на транзицијата во Македонија (в. *транзиција на македонската економија*), и сл. Признанието за остварениот прогрес во реформите пристигна во декември 2005 г., кога РМ стекна статус на земја-кандидат за

членство во ЕУ. Меѓутоа, Македонија сè уште нема добиено датум за почеток на преговорите за зачленување во ЕУ, што само по себе упатува на фактот дека во одделни области реформите се одвиваат бавно. Идните реформи особено ќе бидат фокусирани врз: подигање на компетитивната способност на македонските фирми и сектори и економијата во целина (в. *конкуренштност*); подобрување на инвестициона клима во сите нејзини сегменти (в. *инвестициона клима*); подигање на капацитетот на дејствување на институциите, посебно на судскиот систем и регулаторните институции (в. *институции*); и создавање ефикасна и деполитизирана јавна администрација, способна да планира, да буџетира и да имплементира проекти (претпристапните европски фондови за Македонија станаа ефективни во 2007 г.) и воопшто да работи според европските стандарди и критериуми (в. *јавна администрација*). Успешното спроведување на спомнатите реформи ќе ѝ овозможат на Македонија, на среден рок, да создаде функционирачка пазарна економија и полесно да се справува со компетитивните сили и притисоци во рамките на ЕУ.

ИЗВ.: В. Кандикјан, *Економика на асоцирањето на Република Македонија во ЕУ*, Отворени предизвици на македонската економија, МАНУ, Скопје, 2004; Извор: *EBRD Transition report* 2006.

ЛИТ.: *UNDP Blue Ribbon Report* (J. Brada and T. Fiti Ed.), Skopje. 2006; *Отворени предизвици на македонската економија,* МАНУ, Скопје, 2004. Т. Ф.

**Воспоставени врски и односи:** Владата на РМ испраќа претставник во Брисел на 5. X 1992 г., пред официјалното воспоставување дипломатски односи, коешто се случува по потпишувањето на Привремената согласност за нормализација на односите меѓу РМ и РГр (29. XII 1995). Следуваат Спогодбата за соработка (1. I 1998), Спогодбата во областа на сообраќајот (28. XI 1997) и Спогодбата за трговија со текстилни производи (1. VIII 1998). Од 11. III 1996 г. РМ е редовен корисник на ФАРЕ фондовите. На 1. IV 2004 г. стапува во сила Спогодбата за стабилизација и асоцијација. На 22. III 2004 г. премиерот на РМ Бранко Црвенковски го доставува до Берти Ахерн, премиерот на Ирска, претседавач со Советот на ЕУ, барањето на РМ за прием во членство на ЕУ, откако првозакажаната церемонија (26. II 2004) е одложена поради загинувањето на претседателот на РМ Борис Трајковски. На 9. XI 2005 г. се обзнанува документ на Европската комисија (9. XI 2005), подготвен по барање на Советот на ЕУ (17. V 2004), откако РМ доставува Барање за прием во членство на ЕУ (22. III 2004). На 9. XI 2005 г., се објавува Аналитичкиот извештај на Европската комисија за Барањето на РМ за прием во ЕУ, кој го анализира Барањето на РМ преку предисторијата на односите РМ – ЕУ, способноста на РМ за исполнување на Копенхагенските критериуми (1993), степенот на нивното фактичко остварување, степенот на исполнувањето на условите од Процесот на стабилизација и асоцијација (1997), степенот на исполнувањето на условите дефинирани специјално за РМ, особено остварувањето на Рамковниот договор (2001) и степенот на исполнувањето на приоритетите од Европското партнерство (2004), заедно со Мислењето на Европската комисија. Европскиот совет (15–17. XII 2005) донесува одлука РМ да добие статус кандидат за членство во ЕУ, што следува по објавувањето на мислењето на Комисијата, а пред едногласното носење одлука во Европскиот совет за отворање преговори за членство.

ЛИТ.:Татјана Петрушевска, *Республика Македония на пути к Европейскому Союзу*, Зборник научних статий профессоров и преподавателей Юридического факультета МГУ им. „Ломоносова“ и Юридического факультета „Юстиниана I“ Университета им. „Св Кирилла и Мефодия“: Актуални вопроси государства и права в Российской Федерации и в Республике Македонии, в. I, Статут, Москва, 2006; Татјана Петрушевска, *Кандидатурата и по неа*, „Политичка мисла“, бр. 13, Скопје, 2006. Т. Петр.





**РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА И ВИСОКИОТ КОМЕСАР ЗА НАЦИОНАЛНИ МАЛЦИНСТВА НА ОБСЕ.** Функцијата на КЕБС е воспоставена со Хелсиншките одлуки (јуни 1992) како реакција на ситуацијата во поранешна Југославија заради навремено идентификување, предупредување и реагирање на тензиите во кои се вклучени малцинствата што би можеле да ескалираат во конфликти. Во РМ се манифестира во врска со меѓуетничките односи преку разни активности, од предлагање мониторинг на Советот на Европа, ООН, ЕЗ и Меѓународната конференција за поранешна Југославија за подготвувањето и спроведувањето на Пописот на лицата, становите и домаќинствата (1994), преку решавање на прашањето на наставата на албански јазик на Педагошкиот факултет во Скопје (1997), до отворањето на Универзитетот за Југоисточна Европа (20. XI 2001).

ИЗВ.: Канцеларија на ОБСЕ – Скопје, Скопје, 2006. Т. Петр.



**РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА И НАТО.** На 23. XII 1993 г. Собранието на РМ донесува одлука за зачленување во НАТО. РМ станува дваесет и седма членка на Програмата „Партнерство за мир“ (иницирана заради стабилност и безбедност на цела Европа на 15. XI 1995), кога станува членка и на Северноатланскиот совет за соработка (во состав од држави-членки на НАТО и државичленки на Партнерството), од 30. V 1997 г. Евроатлански партнерски совет, откога го исполнува условот за претходно стапување во членство во ОБСЕ, пристапува кон Партнерството за мир на 15. XI 1995 г. На 12. IV 1996 г. Владата прифаќа Правила за однесување на НАТО. Договор за статусот на силите на НАТО во РМ се склучува на 30. V 1996 г. (во сила од 19. VII 1996). Канцеларија за врски на РМ во Брисел се отвора на 14. VI 1996 г. РМ е примена во Процесот на преглед и планирање (ПАРП) на 16. IV 1997 г. На 2. XII 1998 г. Владата на РМ носи одлука за доаѓање сили на НАТО во РМ заради извлекување на Верификационата мисија на НАТО во Косово. На 9. VI 1999 г. Северноатланскиот совет на НАТО го одобрува ажурираниот план за распоредување сили од составот на КФОР во РМ. Првите војници на НАТО во рамките на мировниот процес пристигнуваат во РМ на 17. VIII 2001 г. и во три одвоени мисии остануваат до 31.III 2003 г. НА 2. V 2003 г. во Тирана е склучена Повелбата за партнерство меѓу САД и Р Албанија, Р Хрватска и РМ, која во периодот што следува интензивно се спроведува.

ИЗВ.: *Министерство за одбрана на РМ*, Скопје, 2007.

ЛИТ.: S. Skaric, *Law, Force and Peace: Macedonia and Kosovo*, Skopje, 2002. Т. Петр.



**РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА И ОРГАНИЗАЦИЈАТА НА ОБЕДИНЕТИТЕ НАЦИИ.** Непосредно по Втората светска војна, ДФЈ е една од вкупно 51 држава-основоположнички на ООН.

РМ, како составен дел од ДФЈ, ФНРЈ и СФРЈ влече континуитет во смисла на активностите на претходниот федеративен субјект во рамките на Организацијата, но не и континуитет во смисла на формално членство. По распадот на СФРЈ се отвораат процедури за прием на новосоздадените држави-наследнички на СФРЈ во ООН. Одлуката за стапување во членство во ООН ја донесува Собранието на РМ на 29. VII 1993 г. Врз основа на таа одлука претседателот на РМ Киро Глигоров упатува писмо до Генералниот секретар на ООН Бутрос Гали на 30. VII 1992 г. со барање РМ да биде примена во членство. Со цел да го спречи приемот, Р Грција на 25. I 1993 г. до Генералниот секретар на ОН упатува меморандум во врска со барањето на РМ за прием во членство за кое тврди дека е елемент на понатамошна дестабилизација на регионот на кус и долг рок. На 3. II 1993 г. РМ упатува одговор на грчкиот меморандум до Генералниот секретар, во кој наведува аргументи за исполнувањето на елементите на државност и ги опишува штетите што РМ ги трпи поради одолжувањето на процесот за меѓународно признавање. Генералниот секретар го доставува барањето за членство до Советот за безбедност. На 3196-тата седница Советот за безбедност го разгледува Извештајот на Комитетот за прием нови држави-членки и без гласање ја усвојува Резолуцијата 817(1993). Советот за безбедност му препорачува на Генералното собрание на ООН „државата чие барање е содржано во документот С/25147, да биде примена во членсто на ОН и на таа држава, за сите потреби во рамките на ОН привремено да ѝ се обраќаме со референцата ‚поранешна југословенска Република Македонија', сè додека не се надмине разликата што се појави околу името на државата". На 8. IV 1993 г. Генералното собрание ја усвојува препораката на Советот за безбедност и со акламација донесува одлука за прием на РМ во членство на Организацијата. РМ не поведува постапка пред Меѓународниот суд на правдата за разрешување на спорот со Р Грција околу името, ниту ја покренува процедурата за добивање советодавно мислење од Судот на прашањето дали во случајот на прием на РМ во ООН е прекршено меѓународното право и Повелбата на ООН. Канцеларијата на Високиот комесар за бегалци на ООН (основан со Резолуција бр. 319/428 од 14 XII.1950 г. на Генералното собрание на ООН) во Скопје се отвора во април 1992 г., непосредно по доаѓањето на првиот бран бегалци од РБиХ. Правна основа е Меморандумот за разбирање (8. XII 1994). Канцеларијата ѝ дава поддршка на Владата на РМ и на другите надлежни институции во давањето меѓународна заштита на 65.000 (од војната во БиХ) и 350.000 (од војната во Косово) бегалци и баратели на азил во согласност со меѓународните стандарди. Во периодот 2007–2008 г. поранешниот министер за надворешни работи на РМ и екс амбасадор Срѓан Керим ја извршува функцијата претседател на 62 Генерално собрание на ООН.

ЛИТ.: Igor Janev, *Legal Aspects of the Use of a Provisional Name for Macedonia in the United Nations System*, AJIL, vol.93, 1999, pp.157; Tatjana Petrusevska, *Recognition of the Republic of Macedonia: problems and perspectives, International Conference of the Center for Study and Research on the Balkans*, Montesquieu University – Bordeaux IV, The Senate, Paris, 2002. Т. Петр.

**РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА И СВЕТСКАТА ТРГОВСКА ОРГАНИЗАЦИЈА.** СТО е основана со Маракешката спогодба (завршување на Уругвајската рунда, 15. IV 1994 г.). Собранието на РМ донесува одлука за поднесување барање за прием во членство во СТО на 30. XI 1994 г. Собранието на РМ донесува одлука за пристапување кон СТО на 9. XII 1994 г. По завршувањето на преговорите за пристапување и подготвувањето на Протоколот за пристапување, Генералниот совет на СТО на 15. X 2002 г. донесува одлука за пристапување на РМ кон СТО.

ИЗВ.: *Протокол за пристапување на РМ кон СТО*, „Службен весник на РМ", 7/03. Т. Петр.

**РЕПУБЛИЧКА КОМИСИЈА ЗА ИСТОРИЈА НА ФИЗИЧКАТА КУЛТУРА НА МАКЕДОНИЈА.** Основана е со решение на надлежниот државен орган во состав од 11 члена и претседателот Михајло Апостолски (1967–1971 и 1975–1978). На оваа проблематика професионално работел Душан Станимировиќ (1969–1984). Комисијата придонесла за регулирање на оваа област во соодветните закони и подзаконските акти во дејностите на архивистиката, музеологијата и библиографијата и отворањето на посебно одделение во Музејот на Македонија. Биле ангажирани соработници за изработка на енциклопедиските единици за „Енциклопедија на физичката култура" во издание на Југословенскиот лексикографски завод во Загреб (1975 и 1977), потоа за истражувања и подготвување стручни и научни прилози и за учество на научни собири во организација на Сојузната комисија за историја на физичката култура. Биле издадени четири броја на специјализираното списание, а била воспоставена и меѓународна соработка. Д. С.

**РЕПУБЛИЧКИ ЗАВОД ЗА ЗДРАВСТВЕНА ЗАШТИТА** – наставна база на Мед. ф. во Скопје. Бил формиран како Завод за тропски болести во Скопје (10. I 1925), а потоа (1927–1941) бил преименуван во Хигиенски завод Скопје. Во времето на Втората светска војна Заводот постоел под името Областен хигиенски институт во Скопје (1941–1945), а потоа под името Бактериолошко-хемиски институт. Од 1953 г. Заводот функционирал како Централен хигиенски завод – Скопје, а од 1962 г. е преименуван во Републички завод за здравствена заштита – Скопје. Организациската структура на Заводот вклучува 4 стручни сектори: Хигиена и заштита на човековата средина, Епидемиологија и микробиологија, Социјална медицина и Испитување и контрола на лекови. Д. Д.



Старата зграда на Хигиенскиот завод во Скопје

**РЕПУБЛИЧКИ ОРГАНИ ЗА ФИЗИЧКА КУЛТУРА.** По ослободувањето на Република Македонија управната функција во

областа на физичката култура ја вршело Министерството за образование (1945–1950), а потоа Комитетот за физичка култура на Владата на НРМ (1947–1950). По децентрализацијата била создадена Комисија за физичка култура на Владата на СРМ (1957–1971). Именувани претседатели биле: Реис Шаќири, Круме Наумовски и Бајрам Гоља. Истовремено, за стручните работи СОФКМ основала Институт за спорт на чело со Страте Арсовски (1954–1957), а Владата на СРМ за аналитичко-стручните и управните работи формирала Републички завод за физичка култура во Скопје (1957–1971) и го назначила Андон Симовски за директор. Со формирањето на Комитетот за физичка култура (1971–1982), под претседателство на Живко Василевски (1971–1974) и Предраг Кушевски, биле укинати Комисијата и Заводот. Министерството за образование и физичка култура станало надлежен орган за работите во оваа област (од 1982), потоа Министерството за спорт (1998–2002), а сега е Агенцијата за млади и спорт на Владата на РМ. Д. С.


Зградата на Републичкиот хидрометеоролошки завод во Скопје

**РЕПУБЛИЧКИ ХИДРОМЕТЕОРОЛОШКИ ЗАВОД** – институција што работи од 1947 г., формирана со уредба за основање „Управа за хидрометеоролошка служба на територијата на НР Македонија“. Републичкиот хидрометеоролошки завод врши собирање и обработка на метеоролошки, хидролошки и биометеоролошки податоци, подготвува и издава прогноза за времето и водата, ја следи состојбата и особините на воздухот, водата, почвата и друго. Денес работи како Управа за хидрометеоролошки работи на Република Македонија.

ЛИТ.: Коле Јордановски, *Развиток на хидрометеоролошката служба во СР Македонија*, „Хидрометеоролошки гласник“, Скопје 1979; „Метеоревија“, Скопје, 1998; „Годишен преглед“, Управа за хидрометеоролошки работи, 2005. М. З.

**РЕСАВА (ГРАДОТ ТИКВЕШ), КАВАДАРЕЧКО** – доцноантички и средновековен град, 2,2 km западно од Ресава. Доминантен купест рид (кота 286 m), денес остров/полуостров во Тиквешко Езеро. Компониран од акропол, фортифицирано плато (60 x 35 m), град (154 x 137 m) и западен подград, денес под езерските води (250 x 70 m). Во акрополата се наоѓаат неоткопани контури на мала еднокорабна средновековна црква, градска цистерна за вода и станбен објект. Во градот се наоѓа уште една слична црква, западно од Акрополот, која е потпрена на неговиот ѕид. Градот поседува комплексни културни стратуми: архајски, класичен-хеленистички, републикански, доцнешноантички, средновековен и доцен среден век (до крајот на XVII в. н.е.). Градот израснал врз база на местоположбата на прастариот пат по долината на Еригон, по кој минувале трговските карвани, војските и транспортите на рудни богатства од ревирите на планината Кожув. Во непосредна близина, на локалитетот Разбиеница, се регистрирани и остатоци од вила рустика од римско време. Камените архитектонски елементи од една ранохристијанска базилика од градот веројатно биле преупотребени како сполии во подоцнешните објекти на локалитетите Тиквеш – Шакалица и Манастирче.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Една античка villa rustica во Тиквеш*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, 23, Скопје, 1971, 269–285, планови 1–2; В. Лилчиќ, *Доцнежноантичките тврдини во Тиквеш и Витачево*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, 15–16 (41–42), Скопје, 1988–1989, 125–127, план сл. 2; I. Mikulcik, *Spatantike und fruhbyzantinische Befestigungen in Nordmakedonien*, München, 2002, No 251, 323–325. В. Л.

**РЕСЕН** – град во југозападниот дел на РМ со 8.748 ж. (2002 г.). Лежи во северниот дел на Преспанската Котлина, од двете страни на Голема Река, на надморска височина од околу 880 m. Зафаќа површина од 402 ha. Низ Ресен поминува магистралниот пат М–5, кој на запад го поврзува со Охрид, а на исток со Битола. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 9,6°C и просечна годишна количина на врнежи од 717 mm. Градот е настанат од патна станица на римскиот пат Виа Игнација, позната под името Скитријана. Првпат се спомнува во 1337 г. во една повелба на цар Душан. Како градска населба Р. е формиран во текот на XIX в. Денес е општина што зафаќа површина од 55.077 ha, има 44 населени места со 16.825 ж. Претставува административен и стопански центар на целата Преспанска Котлина. Населението – главно Македонци (6431), а од малцинствата најмногу се Турците (1369), па Албанците (325) и Ромите (169). Вработеноста е најголема во овоштарството, и тоа во одгледувањето на јаболка, потоа во прехранбената и текстилната индустрија и во фабриката за грејни тела. Од 1971 г. секоја година традиционално се одржува Ресенската керамичка колонија. Во градот има гимназија и здравствен дом, а највпечатлив објект е Сарајот, изграден во почетокот на XX в.


Ресен

ЛИТ.: Ђ. Киселиновић, *Ресен*, „Гласник географског друштва“, св XII, Београд, 1926; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002,* кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**РЕТКИ И ЗАГРОЗЕНИ ВИДОВИ АЛГИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Флората на Македонија се карактеризира со присуство на поголем број ретки и загрозени видови алги. Наведени се 107 загрозени, 107 ретки, 85 ендемични, како и 9 исчезнати видови дијатомеи (*Bacilariophyta*), главно видови од реликтните езера Охридското и Преспанското (*Diploneis domblitensis, Placoneis juriljii, Navicula hasta, Cyclotella fottii*), но и од стаништата што се под силен антропоген притисок, каде што се загрозени видовите поради губењето на нивните природни живеалишта (Дојранското Езеро со *Nitzshia elegantula, Nitzshia reversa*). Значителен дел од ретките и загрозени дијатомеи отпаѓа на видови што се распространети во бореалната или алпската зона, а во Македонија се среќаваат на високопланинските екосистеми (*Placoneis amphbola, Neidium decoratum, Naviculadicta pseudosilicula*). Св. К.

**РЕФЕРЕНДУМИ ВО РМ** – облик на непосредна демократија во кој граѓаните се изјаснуваат за одредено прашање. Во РМ се одржани два референдума. Првиот референдум се одржа на 8. IX 1991 г., по претходно донесена одлука на Собранието на РМ, а граѓаните се изјаснуваа за прашањето: „Дали сте за суверена и самостојна држава Македонија со право да стапи во иден сојуз на суверените држави на Југославија?“ Од 1.495.807 регистрирани граѓани – избирачи, кон референдумското изјаснување пристапиле 1.132.981, или 75,74% од избирачкото тело во РМ. Од овој број „за“ гласале 1.079.308, или 72,16% од вкупно регистрираните граѓани, или 95,25% од оние што пристапиле кон изјаснувањето. Гласале „против“ 39.639 граѓани, или 3,50% од оние што излегле на референдумското изјаснување. Вториот референдум се одржа на 7. XI 2004 г., по претходна иницијатива на 180.454 граѓани, а граѓаните се изјаснуваа за прашањето: „Дали сте за територијалната организација на локалната самоуправа (општините и Градот Скопје) утврдена со Законот за територијална поделба на Република Македонија и определување на подрачјата на единиците на локалната самоуправа (Службен весник на Република Македонија, бр. 49/96) и Законот за градот Скопје (Службен весник на Република Македонија, бр. 49/96)?“. Од вкупно 1.709.536 запишани избирачи, на референдумското изјаснување излегле 436.202, или 26,24% од вкупниот број избирачи. Од нив 409.886 гласале „за“, а 21.471 биле „против“. ДИК го прогласи референдумот за неуспешен, бидејќи одзивот беше помал од 50% од вкупниот број на избирачкото тело во РМ.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**РЕФИКИ, Јахја** (Тетово, 10. X 1937) – скијач. Бил член на Скијачкиот клуб „Љуботен“ во Тетово. Повеќепатен пионерски (1946–1951), младински (1951–1955) и сениорски (1955–1966) првак на Македонија. На Првенството на Југославија на Јахорина (Сараево, 1954), освоил прво место за младинци во слалом, а на Крањска Гора (Словенија, 1955) освоил трето место. За репрезентацијата на Југославија настапил неколку пати. Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1954) и е добитник на општествени признанија. Д. С.


РЕФОРМИ
(LES RÉFORMES)

Факсимил од весникот „Реформи“

**„РЕФОРМИ“** (Софија, 9. I 1899 – 19. XI 1903) – орган на Врховниот македонско-одрински комитет. Го уредувал Д. Љапов, а потоа и Георги Влахов, Ил. Гологанов, Владислав Ковачев, Антон Страшимиров, Никола Харлаков и Коста Шахов. Излегувал секоја сабота. Ги застапувал главно интересите на бугарскиот двор. Посебно се значајни прилозите од дописниците од Македонија во времето на Илинденското востание.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 182–185; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 100–101. С. Мл.

**РЕЦЕНТНА СУКЦЕСИЈА ВО МАКЕДОНИЈА.** Развитокот на вегетацискиот покривач се одвива преку еден почетен, еден или неколку преодни и еден конечен стадиум. Секој стадиум претста-


НОВА МАКЕДОНИЈА
ГЛАС ЗА МАКЕДОНИЈА
за
РО
EVET
va
Ti
Да гласаме за достоинството на Македонија
Компас за иднината

Насловната страница на весникот „Нова Македонија“ посветена на Референдумот за независна Македонија



Рецентна сукцесија во Македонија

вува самостојна асоцијација. Меѓусебната поврзаност на развојните стадиуми од почетниот до конечниот, претставува развојна серија. Последниот стадиум кога вегетацијата и почвата го достигнуваат врвниот развој при општи климатски услови, без оглед на геолошката подлога, претставува климатоген стадиум т.е. климатогена асоцијација. Доколку развојот на вегетацискиот покривач е запрен на некој преоден стадиум поради премногу вода, киселост, соленост на почвата или поради некој друг локален фактор, тогаш станува збор за траен стадиум. Ако се отстрани локалниот фактор тогаш сукцесијата продолжува сè до климатогениот стадиум. Почетниот стадиум го забрзуваат анемохорните или зоохорни видови Populus tremula, Betula pendula, Pinus nigra, Pinus sylvestris, Pinus peuce, Juniperus communis, Juniperus excelsa и др. Секој од овие видови има свое примарно станиште и оттаму се шири на секундарно станиште. Примарните станишта се наоѓаат главно на доломитни камењари, гранитни камењари и сл. Најдобри услови за населување борови шуми на Малешевските, Мариовските Планини и на Пелистер се создадени во втората половина на XIX и во XX в., кога опаднал сточниот фонд. На сечиштата и на пасиштата првин се населува орловата папрат Pteridium aquilinum, а потоа Juniperus communis, и под заштита на смреката се населуваат борови. Следниот стадиум е климатогената асоцијација и тоа во Мариово и на Пелистер Abieti-Fagetum, додека на Малешевските Планини нема ела, па таму е климатоген стадиум буката без ела. Населувањето на црниот и белиот бор и моликата се одвивало на бранови. Најстарите стебла се стари 150–180 години, а вториот бран стебла се стари 90–120 години, тоа е периодот на Балканските војни и Првата светска војна. Најновиот бран се стебла од по 40–60 години, а тоа е периодот на миграција на населението село–град.

Обновата на боровите шуми под буката е невозможна, но бидејќи имаат крилца на семето тие се шират на голи терени и на растојание над 30 km. Така моликата ги освојува субалпските терени на Јабланица, а црниот бор се спушта пониско од Витолишта.

Јасиката освојува терени каде што имало пожари како на пр., на Огражден кај селото Двориште, Јакупица, на Шашковица и Празниторба. Р. Р.

**РЕЧЕН СООБРАЌАЈ во Македонија** – в. *Воден сообраќај во Македонија.*


Никола Речкоски

**РЕЧКОСКИ, Никола Стефанов** (с. Велгошти, Охридско, 10. XII 1937), математичар, ред. проф. (1987) на ЕТФ, а од 1995 – на ФТУ. Дипломирал (1962) на ПМФ, каде што и магистрирал (1971). Докторирал (1979) на Математичкиот факултет со темата „Прилог кон аналитичката репрезентација на дистрибуциите" и објавил трудови од таа област. Н. Ц.

**РЕЧНИК.** Релативно брзо по кодификацијата на македонскиот литературен јазик се изработи првиот „Речник на македонскиот јазик" (I, 1961, II, 1965 и III, 1966). Составувачи се Тодор Димитровски, Благоја Корубин и Трајко Стаматоски, а редактор Блаже Конески. Свесни дека во речникот се изоставени и извесни пофреквентни зборови, во третиот том е направено Дополнение (с. 597–606). Речникот излезе со српскохрватски толкувања, така што всушност претставува двојазичен речник (македонско-српскохрватски). Особено во вториот и третиот том е фактички наполно толкувен. Обработката е подробна, а егземплификацијата проверена. Речникот доживеа уште три изданија (1979, 1986, 1994). Тој послужи како основа за појавата на повеќе големи двојазични речници (на словенски и на несловенски јазици).



Речник на македонскиот јазик I (1961)

ЛИТ.: Блаже Конески, *Македонскиош речник*, во: *За македонскиош лишерашурен јазик.* Избрани дела во седум книги (второ, дополнето јубилејно издание), Скопје, 1981, 178–191; Трајко Стаматоски, *Кон 40-годишнинаша од излегувањешо на шришомниош Речник на македонскиош јазик.* Во XXXIII научна конференција на XXXIX меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура. Лингвистика, Скопје, 2007, 145–151. Т. С.

**РЕЏЕПИ, Хаџи Сулејман ефенди** (Горно Свиларе, Скопско, 1947) – претседател на Мешихатот на ИВЗ во РМ (1991–?). Основно образование завршил во родното село, средно теолошко образование добил во приштинската медреса „Алаудин", а потоа дипломирал на Правниот факултет и на Шеријатскиот факултет на Кувајтскиот универзитет. Шеснаесет години бил верско-просветен референт на Исламската верска заедница за Скопје и Скопско, член на Соборот на Исламската верска заедница (ИВЗ), нејзин јавен обвинител и претставник на исламските верски служби во тогашните општествени организации. С. Мл.


Хаџи Сулејман Реџепи

**РЕЏЕПИ, Јусуф Р.** (Тетово, 1923 – Тетово, 2004) – лекар, унив. професор на Медицинскиот факултет на Универзитетот во Приштина. Завршил втори клас во Тетовската реална гимназија „Кирил Пејчиновиќ" (1940). На 17-годишна возраст (летото на 1941), бил вклучен во ОВРА (Контраразузнавачка служба на Италија) и во есента во Приштина ги завршил и преостанатите два класа од гимназијата, а потоа бил испратен на тримесечен разузнавачки курс на ОВРА во Падова (Италија). Завршил и курс во Римскиот отсек на ОВРА (1942). Притоа му било овозможено да се запише и на прва година студии на Медицинскиот факултет во Падова. Наскоро се вратил во Тетово (1943) и му пристапил на Самостојниот баталјон „Алтоном Љуботени" од Тетово како подофицер, по три месеци бил унапреден во потпоручник и поручник на известителната служба на Албанија (1944), вработен во квестатурата во Тетово за борба против комунистите. По Ослободувањето заминал на студии на Медицинскиот факултет на Белградскиот универзитет и по дипломирањето (1952) се вработил како лекар во Тетово. Тетовските албански политички структури го кандидирале и бил избран за пратеник во Собранието на СРМ (1968–1971). Го добил и чинот резервен поручник на ЈНА (1975). Докторирал на Медицинскиот факултет во Приштина на тема „Епидемиолошке студије о факторима ризика коро-

нарне болести у индустријских радника САП Косова“ (1977). Бил шеф на Катедрата за интерни заболувања на Медицинскиот факултет на Универзитетот во Приштина (од 1981), а подоцна лекар по општа практика во Медицинскиот центар во Тетово (1986). По предлог на Општинската конференција на СРВС на Приштина, Општинскиот секретаријат за народна одбрана во Приштина покренал постапка против него за изведување пред Судот на честа (24. III 1987). Неговиот избор за член на РК на ССРНМ предизвикал силна реакција во јавноста и во печатот (1987).

ЛИТ.: *Квислиншко минато на д-р Реџеп*, „Вечер“, XXV, 7463, Скопје, 24. VII 1987, 3. С. Мл.



Есма Реџепова

**РЕЏЕПОВА, Есма** (Скопје, 8. VIII 1943) – интерпретаторка на ромски и други народни песни. Со својата песна го има обиколено целиот свет. Кариерата се врзува за името на нејзиниот сопруг Стево Теодосиевски. Испеала голем број песни, претежно ромски. Албумот „Queen of the Gypsies“ е избран меѓу 20-те најдобри албуми според „World Music“. Одржала над 15.000 концерти во целиот свет, имала над 2.000 настапи за хуманитарни цели. На плочи, касети и ЦД има издадено 586 песни, а од плочите две се платинести, 8 златни и 8 сребрени. За неа е снимен краткиот документарен филм „Запеј Македонијо“ (1968). М. Кол.



Реџеп Реџеповски

**РЕЏЕПОВСКИ, Реџеп** (Куманово, 14. XII 1962) – боксер. Бил член на Боксерскиот клуб „Куманово“ во Куманово. На Републичкото првенство во Битола (1980) станал младински, а на првенствата на Југославија во Сплит (1981) и Валево (1984) сениорски првак и репрезентативец на Југославија. На балканските првенства во Измир (Турција, 1981) освоил сребрен, а во Атина (Грција, 1983) златен медал. Бил победник на меѓународните турнири во Балатон (Унгарија, 1981), „Белградски победник“ (1981) и „Златен гонг“ во Скопје (1983 и 1985), а при второто освојување е прогласен и за најдобар боксер. На Олимписките игри во Лос Анџелес (САД, 1984) освоил сребрен медал. На домашните и на меѓународните натпревари во поединечна конкуренција и за својот клуб настапил вкупно 126 пати со 115 победи, 4 нерешени и 7 порази, а освоил 10 златни, 2 сребрени и 1 бронзен медал.

ЛИТ.: Живко Лазаревски и Петар Трајковски, *Кумановските олимпијци*, Куманово, 1984. Д. С.

**’РЖ** (Secale cereale L.) – едногодишен страничнооплоден вид. Кај нас со пченицата е најстара смеска под името наполица. Стеблото (сламата) е доста долго (80–250 cm), грубо и служи за покривање објекти. Значењето му е и што интензивно се собира до есен. Во РМ се сее на околу 7.300 ha и има просечен принос од 1.500 kg/ha зрно. Во поново време сè повеќе се работи на хибридот тритикале (пченица – ’рж), како и на тетраплоидна ’рж. П. Ив.



’Рж

**’РЖАНОВО** – рудник на Fe-Ni руда, кој се јавува на контактот помеѓу јурските серпентинити и шкрилците во подината и кредните варовници во атарот на с. ’Ржаново. Просторно, рудниот слој има субвертикална положба и под влијание на силните тектонски движења има инверзна положба. Минералната асоцијација на рудата во ова латеритско наоѓалиште е: магнетит, хематит, клинохлор, талк, сепиолит, пирит, магхемит, пиротин, дигенит, милерит и др. Годишната продукција е околу 800.000 тони руда, со околу 1% Ni, 30% Fe, 0,05% Co. Вкупно утврдените геолошки рудни резерви на Fe-Ni се 42 милиони тони со 31% Fe и 1,03% Ni.

ЛИТ.: Блажо Боев, и др., *Наоѓалишта на никел и никлоносно железо во Вардарската зона со посебен осврт на рудната серија ’Ржаново–Студена вода*, Посебно издание бр. 3, РГФ, Штип, 1996. Т. Сер.

**РИБАРОВА, ЗДЕНКА** (Прага, Чешка, 13. VI 1945) – научен советник во Одделението за историја на макед. јазик во ИМЈ „Крсте П. Мисирков“ во Скопје. Завршила Филоз. ф. на Карловиот унив. (Прага) бохемистика, русистика и југославистика; докторирала со *Императивот во ст.слов. ј.* Од 1975 год. работи во ИМЈ врз проектот *Речник на црк.слов. ј. од макед. редакција,* чиј главен истражувач е од 1986, а од 2000 и главен редактор. Работела како лектор по чешки на Унив. во Загреб, како асистент на Филоз. фак. во Прага; предавала ст.слов. во Приштина; била лектор по макед. и срп. ј. на Филоз. фак. во Брно, Прага и др. Нејзиниот научен интерес се однесува на црк.слов. писменост во пошироки компарат. рамки, а пред сè на макед. редакција и на најстарата историја



Површински коп во рудникот ’Ржаново

на макед. ј. Од таа област објавила и најмногу прилози во домашни и странски списанија. Автор е на 157 трудови, од кои 18 книги.

БИБЛ.: *Радомирово ев.* (во коавторство со Р. Угринова-Скаловска), ИМЈ, 1988; *Григоровичевиот паримејник* (со З. Хауптова), МАНУ, 1998; *Јазикот на макед. црк.слов. текстови*, МАНУ, 2005; *Речник на црк.слов. ј. од макед. редакција*, I том, ИМЈ, 2006. П. Хр. Ил.


Ристо Рибаровски

**РИБАРОВСКИ, Ристо** (Букурешт, 9. V 1943) – геод. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1990) по предмети од областа на геодезијата. Дипломирал во Белград (1967), специјализирал во Букурешт (1978). Заслужен е за формирањето и развојот на Геодетскиот оддел на Факултетот. Поважни книги: „Теорија на грешки со израмнување" (1986, 1997), „Вовед во виша геодезија" (1994), „Геодетски пресметувања" (1999), „Практична геодезија" (2003) и „Виша геодезија" (2005). Љ. Т.


Кирил Рибарски

**РИБАРСКИ, Кирил** (Штип, 27. I 1947) – тромбонист. Еден од најистакнатите македонски репродуктивни уметници. Дипломира во Љубљана (Д. Мишковиќ, 1971), а магистрира на Музичката академија во Загреб (М. Фукс, 1977). Член е на Симфонискиот оркестар на РТВ Љубљана (1971–1977). Потоа станува професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје, основач и директор на Интерфест во Битола (1993). Имал бројни концерти низ целиот свет, а реализирал и голем број снимки за повеќе издавачки куќи. Б. Орт.

**РИБАРЧИЊА** (Alcedinidae) – фамилија мали птици од редот сивоврановидни птици (Coraciiformes), тесно поврзани со водните биотопи. Во Европа е присутен само еден вид, кој се среќава и кај нас рибарче (Alcedo athis).


Рибарче

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „Bird Life International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**РИБИЗЛА** (Ribes L., фам. Saxifragaceae) – род со околу 150 вида, главно листопадни грмушки од северната хемисфера, со лаповити и назабени листови, хермафродитни или еднополни цветови единечни или во гроздови. Плодот е повеќесемена, сочна бобинка. Во РМ природно се застапени: R. grossularia L. (огрозд), R. alpinum L. (планинска рибизла), R. multiflorum Kit. и R. petraeum Wulf.


Рибизла

Кај нас е дворна култура. Најквалитетна е црната рибизла, со над 200 mg % витамин C. Црвената рибизла е породна. Има и златна рибизла, која е најбујна и може да се употребува за високо калемење на другите рибизли и на огроздот. Б. Р.; Ал. Анд.


Ерол Ризаов

**РИЗАОВ, Ерол** (Кочани, 18. XI 1950) – новинар, политички аналитичар. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Со новинарство почнал во 1977 г. бележејќи брз подем – приправник во Градската рубрика, соработник и коментатор во Внатрешнополитичката рубрика, помошник, па заменик на главниот и одговорен уредник, во периодот 1996–1999 г. одговорен уредник во „Нова Македонија". Еден од основачите на „Утрински весник", негов прв директор (1999) а пет години подоцна главен и одговорен уредник. Објавувал текстови во љубљанско „Дело". Б. П. Ѓ.

**РИЗОВ, Ризо** (псевд. Константинович) (Велес, 1. I 1872 – Скопје, 6. I 1950) – истакнат македонски национален деец. Се школувал во Велес и Ќустендил. По основањето на МРО станал нејзин член и дејствувал како организатор на револуционерни групи и организациони комитети во македонските села и градови. Учествувал во Илинденското востание и во задушувањето на контрареволуцијата во Цариград. По Првата светска војна бил еден од основачите на Привременото претставништво на бившата ВМРО и потписник на Декларацијата за автономна Македонија и против новото поробување. Бил еден од основачите на ВМРО (Об), привrзаник на идејата за создавање македонска национална партија во Вардарскиот дел на Македонија. Се застапувал за обединување на македонските револуционери во единствен ослободителен македонски национален комитет. Како претставник на ВМРО (Об) престојувал во Австрија, Германија и СССР и ја запознавал светската јавност со праведната ослободителна борба на Македонскиот народ за слобода и сопствена држава. По Ослободувањето на Македонија се вратил во Скопје.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Време на зреење*, II, Скопје, 1977; *БКП, Коминтернът и македонският въпрос*, II, София, 1999. О. Ив.


Радослав Ризовски

**РИЗОВСКИ, Радослав** (с. Рожден, Кавадаречко, 16. IX 1935 – 20. VII 2008) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа одгледување на шумите и за предметите Фитоценологија и Паркови со заштита на човековата средина. Дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1959), каде што е избран за асистент (1961). Магистрирал на Шумарскиот факултет во Загреб (1969), а докторирал на Земјоделско-шумарскиот во Скопје (1973), каде што е избран за доцент, а потоа за редовен професор (1985).

Врвен флорист и фитоценолог, познат и надвор од нашата земја. Објавил голем број научни и стручни трудови, а учествувал и во решавањето на повеќе научни и стручни проблеми од неговата област. Ал. Анд.

**РИЛСКИ ГЛАГОЛИЧКИ ЛИСТОВИ** – в. *Фрагменти на глаголички старословенски текстови.*

**РИЛСКИ ОПШТ КОНГРЕС НА ТМОРО** (Рилски манастир, октомври 1905) – Еден од најзначајните конгреси на МРО. на него учествувале 21 делегат (Дамјан Груев, Ѓорче Петров, Јане Сандански, Пере Тошев, Борис Сарафов, Христо Чернопеев и др.). Била направена анализа на целокупната дејност на Организацијата и била усвоена Програмска декларација за натамошното дејствување. Биле усвоени нов Устав и Правилник за работата и избрани нови раководни тела: Централен комитет и Задгранично претставништво, како и редактор на официјалниот орган на Организацијата „Революционен лист". Целта на револуционерното дејствување била определена во чл. 1 на Уставот: „Извојување политичка автономија на Македонија и на Одринско". Бил отфрлен квалификативот „тајна" и Организацијата се именувала Внатрешна македонско-одринска револуционерна организација. Била потврдена позицијата за самостојност и независност на Организацијата, осудени претензиите на соседните балкански држави и потврдена решеноста за пресметка (со сите сили и средства) со пропагандните институции и вооружени чети уфрлувани во Македонија.

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава,* 1. Скопје, 1981. М. Мин.

**РИМСКО-ДОРСКИ СТИЛ ВО ПЕЛАГОНИЈА** – идентификуван во Пелагонската Висорамнина, во градот Стибера (кај с. Браилово) и во стариот Астибо (Штип). Камените архитектонски елементи се претставени со бази, делови од столбови, капители, архитрав и со фриз. Во Чепигово се откриени три римско-дорски бази со плинта и само еден торус. Дел од канелирана колона од Стар Конак, во Штип. Трите капители се со врат, тесен корниз, благо издадена ехинус перница и плинта. Потекнуваат од Чепигово, од Чука Брaненици (помеѓу Пашино Рувци и Чепигово) и од Браилово. Единствениот дел од римско-дорскиот архитрав имал правоаголен пресек со регула (капалица) и со 6 гути (капки) во горниот хоризонтален дел, регистриран во с. Чепигово. Во дворот на црквата „Св. Дух" во соседното село Тројкрсти се наоѓа и единствениот дел од римско-дорски фриз, со карактеристичните елементи (триглиф и метопи во плиток релјеф). Датира од I в. пр.н.е. до II. в. пр.н.е.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Римско-дорскиот ред во Македонија*, „Македонско наследство" 16, Скопје, 2001, 3–17; истиот, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за живот по животот*, I, Скопје, 2001, 28–29, 55, 420–437, 458, карта 1. В. Л.

**„РИНИЈА ШКИПТАРЕ"** – Албанска фашистичка организација (1943–1944), формирана по капитулацијата на Италија од расформираната Албанска фашистичка партија. Ја формирале Германците за борба против единиците на Македонската војска за одржување на „Голема Албанија". Соработувала со балистите. Била расформирана во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Балисти*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.



Во Рилскиот манастир се одржа еден од најзначајните конгреси на ТМОРО (1905)

**РИНХИНИ** – словенско племе населено во Македонија (VI–VII в.) од Халкидик до Орфано. Името го добило според хидронимот Ринхиос, источно од Солун (наречени Влахоринхини). Покрстени од светогорските монаси (втората пол. на VIII в.). Кралот (rex) Пребонд (Првуд) е единствен познат нивни челник. Склучувале сојузи со Стримонците (при опсадата и нападот на Солун, 674/5–677, им се приклучиле Сагудатите и Драгувитите), гусареле по Струма и низ Егејот. Нивното име исчезнало до IX в.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. Б. Петр.

**РИПСИМИЈА** (X в.) – сопруга на комитот Никола, од ерменско потекло. Се верува дека нејзиното име е зачувано во Самуиловиот епитаф од с. Герман (992/3); наведена заедно со починатите членови од семејството. Со Никола имала уште тројца синови: Мојсеј, Арон и Самуил.

ЛИТ.: С. Пириватрич, *Самуиловата държава, обхват и характер*, София, 2000. Б. Петр.



Никола Ристановски

**РИСТАНОВСКИ, Никола** (Витковица, Острава, Чешка, 23. I 1969) – театарски и филмски актер. Дипломирал на Факултетот за драмски уметности во Скопје (1993). Од 1994 г. е во Драмата на МНТ. Освен на матичната сцена, настапува и на театарските сцени во Македонија, Србија и Црна Гора.

Улоги: Раскољников („Злосторство и казна"), Андреа („Буре барут"), „Болен Дојчин" („Лепа Ангелина"), Леоне („Глембаеви"), Лапохин („Вишнова градина"), Ден („Поблиску"), Дон Жуан во истоименото дело, Лулу („Маме му ебам кој прв почна") и др. Настапил во филмовите: „Светло сиво"; „Преку езерото"; „Збогум на дваесеттиот век"; „Буре барут". Р. Ст.

**РИСТЕВСКИ, Борис** (Битола, 18. II 1929) – агроном, проф. по овоштарство и др. предмети, автор на учебници и книги. Завршил Земјоделски факлултет во Скопје (1954). До 1958 г. работел во стопанството, а потоа како професор во Земјоделското училиште во Битола. Во октомври 1960 г. е примен како асистент по овоштарство. Магистрирал во Зе-

мун (1966), а докторирал во Скопје (1969). Матичен предмет му бил Општото овоштарство, но по потреба предавал и други предмети. Сам и со коавтори публикувал над 260 научни и стручни труда, како и осум учебници и книги. Б. Р.


Душан Ристевски

**РИСТЕВСКИ, Душан Трајчев** (Битола, 22. II 1954) – македонски писател, културно-национален деец и општественик. По иселувањето во Сиднеј, Австралија (1973) завршил Виша социјална школа (1985), дипломирал на Факултетот по социологија (1991) и магистрирал на Факултетот по социологија и хуманистика (1996) – специјалист за советување и психотерапија. Ја извршувал функцијата државен комисионер на Комисијата за етнички работи (1987– 1990), а потоа е советник-терапевт за ментално здравје во Службата за ментално здравје во регионот Ст. Георге во Сиднеј (од 1991). Активен е во македонската заедница (од 1976): основоположник и претседател е на Македонското литературно друштво во Австралија „Григор Прличев“ во Сиднеј (од 1978) – со 270 члена од цела Австралија и со 47 одделни публикации; основач и долгогодишен претседател на Македонско-австралиското добротворно друштво во Сиднеј (1982); претседател на Одборот за организирање на Деновите на македонската култура (1986–1988); иницијатор за формирање на Македонскиот комитет за човекови права во Сиднеј (1989) и на Македонско-австралиското друштво на професионалци (1990), како и на Фондацијата за македонски студии на Универзитетот Маквори; иницијатор за формирање на Австралиско-македонската театарска група за млади во Калтон (1991) и на Австралиско-македонската театарска група во Сиднеј (2007). Член е на Друштвото на писателите (од 1988) и на Друштвото на новинарите на Македонија (1989) во Скопје, како и повеќегодишен уредник на литературното списание „Повод“ во Сиднеј. Автор е на стихозбирки (на македонски и на англиски јазик) печатени во Сиднеј и на монодрами изведувани или печатени на македонски во Австралија и во Македонија (1990–2006).

БИБЛ.: стихозбирки: *Полутици* (1884), *Копча* (2001), *Страдалници на сонот* (1992), *Цвеќе–жена* (2003), *Мајка* (1990), *Неда* (1996), пиеси: *Протест* (1992) и *Страв и срам* (1996). Бл. Р.

**РИСТЕСКА, Гордана** (Прилеп, 14. X 1944) – новинар. Завршила Филолошки факултет во Скопје. Од 1975 г. во „Нова Македонија“: соработник и уредник на Културната рубрика и на Саботниот прилог, внатрешно и надворешно-политички коментатор, постојан дописник од Москва (1989–1993), прв македонски акредитиран дописник од Албанија (1996–1999). Уредник во весникот „Македонија денес“ и во неделникот „Денес“ (2001–2003). Б. П. Ѓ.


Благоја Ристески-Платнар

**РИСТЕСКИ-ПЛАТНАР, Благоја** (Прилеп, 7. V 1949 – Прилеп, 19. X 2004) – поет, драмски писател. Завршил средно образование. Работел во издавачката организација „Стремеж“ во Прилеп. Бил директор на Домот на културата во родниот град.

БИБЛ.: *Ледна урна*, поезија, 1980; *Песја пена*, поезија, 1984; *Лепа Ангелина*, драма; *Спиро Црне*, драма, 1987 и др.

ЛИТ.: С. Стојчевски: *Неисцрпноста на еден мотив*, во книгата *Опсада на загатката* (2002). П. Гил.


Бранислав Ристески

**РИСТЕСКИ, Бранислав** (Прилеп, 24. IV 1959) – археолог. Дипломирал на Филоз. фак. во Скопје, каде што магистрирал и докторирал на теми за средновековната садова керамика, односно за грнчаријата во централните делови на Балканскиот Полуостров. Работи во Институтот за старословенска култура во Прилеп, на чие чело се наоѓа од 2004 г. Вклучен е во повеќе археолошки ископувања на проекти од доцноантичката и особено од средновековната населбинска и фунерарна проблематика, пред сè во Пелагонискиот регион. Објавил дваесеттина трудови главно од областа на средновековната керамологија.

БИБЛ.: *Раносредновековни наоди од Скупи*, „МН“, 19, Скопје, 2002; *Раносредновековна садова керамика од Република Македонија*, „Византийскiй временник“, 65 (90), Москва, 2006. Ел. М.


Милан Ристески

**РИСТЕСКИ, Милан Димитриов** (с. Вепрчани, Мариовско, 23. IV 1923 – с. Агиос Константинос, Грција, 22. VII 1983) – фолклорист и публицист, собирач и издавач на македонско народно творештво. По завршувањето на основното училиште (1934), сиромашниот сирак станува селски овчар и говедар и момок кај повеќе господари. Од 1942 г. како секретар на воспитна група во селото активно ја помага НОБ, а од април 1944 г. стапува во редовите на НОВ. По демобилизацијата од ЈНА, станува секретар на Месниот народен одбор во родното село, а потоа и член на ОК на КПМ. Го завршува двегодишниот курс на Учителската школа во Битола (1952–1954) и е поставен за учител во Прилеп, потоа е испратен за секретар на Општинскиот комитет на КПМ во с. Плетвар (1957), а во следната година се враќа пак за учител во Прилеп. Од 1969 г. работи како архивист во Историскиот архив во Скопје и надворешен соработник на Институтот за фолклор. Фолклорните материјали (главно од Мариово и од Порече), собирани заедно со тројцата синови, изнесуваат над 25.000 страници (снимени и на магнетофонска лента) и депонирани во Архивот на Институтот. Голем дел од песните се испеани од сопруга му Кита. Собирачката работа всушност ја започнува (на рака) уште во 50–тите години, а од 1960 г. пе-

чати мариовски народни обичаи, обреди и песни во сп. „Стремеж". Потоа објавува обемен „Зборник на революционерно-борбени песни", а постхумно е излезена и збирката „Македонски обреди и обредни песни од Мариово и Прилепско". Љубопитниот Ристески настапува на научни собири и фолклористички конгреси и објавува прилози во научни зборници. Автор е и на неколку хроники и монографии. Заедно со сопругата загина во сообраќајна незгода во кампот Камена Вурла на Егејското приморје.

БИБЛ.: *Никодин во НОБ*, Прилеп, 1962; *Народен херој Кире Гаврилоски-Јане*, Прилеп, 1968; *ПТТ во Македонија. Општ осврт врз историскиот развој* (во коавторство со д-р Душко Константинов и д-р Милош Константинов), Скопје, 1970; *Зборник на револуционерно-борбени песни*, Скопје, 1981; *Порече низ историјата*, Скопје, 1982; *Ведри кажувања за Итар Пејо I*, Скопје, 1983; *Македонски обреди и обредни песни од Мариово и Прилепско*, Скопје, 1985.

ЛИТ.: Бл. Ристовски, *Милан Димитриов Ристески (23. IV 1923 – 22. VII 1983)*, „Македонски фолклор", XVI, 32, 1983, 287–296. Бл. Р.


Стојан Ристески

**РИСТЕСКИ, Стојан** (с. Лешани, Охридско, 2. XI 1932) – унив. професор, културно-национален и јазично-литературен историчар, филолог и публицист. По завршувањето на Филоз. факултет во Скопје, докторира на Универзитетот во Приштина и станува гимназијален професор, просветен инспектор во Охрид и професор по мак. јазик и литература на универзитетите во Приштина и во Ниш и на Факултетот за туризам во Охрид. Врз основа на истражувањата на историјата на мак. писмен и литературен јазик, литературата, фолклорот, национално-революционерната историја и културата, осветлувајќи многу помалку познати профили од нашето културно-национално минато, објавува над 40 посебни монографски истражувања, документарни зборници и учебници, како и бројни статии во дневниот и периодичниот печат во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Estreja Ovadja Mara*, Gornji Milanovac, 1978; *Литературни испитувања*, Скопје, 1983; *Создавањето на македонскиот литературен јазик*, Скопје, 1988; *Григор Прличев. Нови страници*, Охрид, 1989; *Легенди и преданија за св. Наум*, Скопје, 1990; *Нродни приказни,преданија и обичаи кај Египканите/Египќите во Македонија*, Охрид, 1991; *Една необјавена македонска граматика*, Охрид, 1991; *Преспа под Албанија и нејзини народни умотворби*, Охрид, 1993; *Судени за Македонија*, Скопје, 1993 (II дополнето изд., Охрид, 1995); *Судени за Македонија,2*, Охрид, 1996; *Литературно-фолклорни прилози*, Охрид, 1999; *Навраќања на историски теми*, Охрид, 2000; *Прилози за историјата на македонскиот јазик*, Охрид, 2000; *Чудата на Свети Наум*, Охрид, 2005; *Охридски митрополиски кодекс*, Охрид, 2005.

ЛИТ.: Васил Дрвошанов, *Творештвото на Стојан Ристески*, Скопје, 2002. Бл. Р.


Данило Ристиќ

**РИСТИЌ, Данило** (Штрбац, Србија, 8. II 1950) – редовен професор во ИЗИИС, истакнат научник и иноватор со највисоки интернационални признанија во областа на земјотресното инженерство. Основно и средно образование завршил во Књажевац. Дипломирал на Градежниот факултет во Скопје (1976), како најдобар студент. Магистрирал во ИЗИИС, докторирал на Кјото универзитетот во Јапонија (1988). Истакнат раководител, заменик-директор и ментор на магистранти и докторанти. Автор е и коавтор на преку 300 научни и стручни труда. Експерт на ООН. Настапувал на врвни универзитети во Јапонија, Америка, Азија и во Европа. К. Тал.


Ирена Ристиќ

**РИСТИЌ, Ирена** (Охрид, 26. I 1975) – актерка. Дипломирала актерска игра на ФДУ во Скопје (1999). Од 2000 г., член на Драмскиот театар во Скопје.

Улоги: *Балерина Ана* („Маме му ебам кој прв почна"), *Ина* („Мурлин Монро"), *Клаус* („Диво месо"), *Џун* („Марисол"), *Лили* („Друга страна"), *Анастазија* („Жив чоек"), *Зганарел* („Дон Жуан"), *Меги* („Мачка на вжештен лимен покрив"), *Ирена* („Сина соба") и др. Р. Ст.


Милчо Ристов

**РИСТОВ, Милчо** (Радовиш, 5. XI 1931 – Скопје, 7. VIII 2005) – физичар, ред. проф. на ПМФ (1975), член на МАНУ (1983). Дипломирал (1956) на Филозофскиот факултет на Групата за физика, магистрирал (1962) на универзитетот во Манчестер. Докторирал на ПМФ (1970) со студија на нискофреквентната волтамперна карактеристика на плазмата во високофреквентно поле. На ПМФ работел од 1956 г., првин како асистент, а потоа како наставник, главно за предметите Електроника и Апарати и инструменти во лабораторија. За експерименталните вежби подготвил соодветни практикуми, а неговиот учебник „Електроника" е преиздаван неколку пати. Работел на теми од повеќе области: физика на нискотемпературната плазма, фазни дијаграми на легурите, експериментални методи, полуспроводници и тенки филмови, електрохромизам. Од околу 100 објавени научни публикации, најголемиот дел се поврзани со подготовката и изучувањето на својствата на тенките филмови во врска со фотоволтаичната конверзија на сончевото зрачење и поголемиот дел од нив се објавени во странство. Раководел со околу 20 научни проекти и со изработката на повеќе магистерски и докторски дисертации. Поттикнал и реализирал повеќе конкретни примени на физиката во градежништвото и медицината. Речиси до крајот на животот работел во својата лабораторија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 169; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 161. В. Ур.

**РИСТОВ, Томислав Ристов** (с. Прждево, Тиквешко, 19. XI 1940) – фармацевт, полковник, редовен проф. на Фарм. ф. Дал особен придонес во оформувањето на кадрите на Фарм. ф. Претходно

бил вработен во Заводот за превентивна медицинска заштита при Воената болница во Скопје и началник на Клиничката лабораторија при ВБ. Придонел за развојот на современите методи и техники што се применливи во броматологијата. Бил претседател на Македонското фармацевтско друштво (1994–2000). Л. П.-Т.


Мирјана Ристова

**РИСТОВА, Мирјана Велкова** (Скопје 9. X 1948) – редовен професор (2004) на ПМФ, (Институт за хемија). Дипломирала (1972), магистрирала (1981) и докторирала (1993) во Скопје. Изведувала настава по неколку предмети од неорганската хемија за студентите по хемија, како и неорганска и органска хемија за студентите од Шумарскиот факултет и хемија на Интердисциплинарните студии по заштита при работа. Научната работа ѝ е од областа на структурната хемија и примената на спектроскопски методи за решавање на практични проблеми. Објавила 25 научни трудови (во реномирани странски списанија), а на научни собири учествувала со 45 соопштенија (поголемиот дел на меѓународни научни манифестации). Учествувала во реализацијата на повеќе научноистражувачки проекти.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 240; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 244–245. Б. Ш.

**РИСТОВСКИ, Блаже Петров** (с. Гарниково, Кавадаречко, 21. III 1931) – славист, филолог, културолог, историограф, фолклорист и литературен историчар, член на МАНУ (1988). Гимназиското образование го завршува во Кавадарци и во Прилеп (1950), а Филозофскиот факултет (Групата за литературите на народите на СФРЈ и македонски јазик) во Скопје (1955). Со научноистражувачка работа почнува да се занимава уште по запишувањето на студиите, а првиот истражувачки труд го објавува во тогашниот орган на Катедрата за јужнословенски јазици „Македонски јазик“ (II, 5, 1951, 117–120).


Блаже Ристовски

Иако редовен студент, работи како главен уредник на сп. „Народно здравје“ и шеф на Отсекот за печат во Институтот за здравствено просветување во Скопје (1953–1955). По едногодишно професорување во Кавадарци (1956/57), се враќа во Скопје и работи како јазичен редактор на Радио Скопје (1957–1961). Како лектор за македонски јазик и предавач за македонска литература на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Љубљана (1961–1966) ги води и предавањата на Педагошката академија во Марибор (1965–1966).

По одбраната на докторската дисертација „Крсте П. Мисирков – животот и делото“ (1965) е избран за директор на Институтот за фолклор во Скопје. Го покренува и го уредува сп. „Македонски фолкор“ (1968–1978). Основач е и претседател на биеналниот Меѓународен симпозиум за балканскиот фолклор во Охрид. Организира успешна теренска собирачка дејност на македонските народни умотворби, а ја конципира и издавачката дејност на Институтот за фолклор.

Како научен советник, преминува во Институтот за национална историја (1977–1991), каде што го раководи Тимот за културната историја и Балканолошкото одделение. Избран е за прв потпретседател на првата Влада на самостојна Република Македонија (1991–1992), а до пензионирањето е научен советник во Институтот за старословенска култура (1993–1995).

Беше член на редакциите на сп. „Etnologia Slavica“ (Братислава), „Demos“ (Берлин), „Народно стваралаштво – Folklor“ (Белград), „Погледи“, „Современост“, „Гласник“ на ИНИ (Скопје) и др. Беше претседател на Здружението на фолклористите на Македонија и на Сојузот на здруженијата на фолклористите на Југославија, прв потпретседател на Одборот на Балканскиот фестивал на народни песни и игри во Охрид (1967), член на Републичката комисија за културни врски со странство, претседател на Советот на Филозофско-историскиот факултет итн. Во два наврата беше гостин-професор по македонска историја и цивилизација на Националниот институт за ориентални јазици и



Б. Ристовски: „Историја на македонската нација“ (1999)

цивилизации (Сорбона III) во Париз (1986 и 1992) и секретар на МАНУ (1999–2002).

Како истражувач на македонската литературна, јазична и национална историја и на фолклорот во Македонија, објавил повеќе книги за развитокот на македонската културно-национална мисла и над 800 статии и други прилози во разни зборници и списанија во земјата и во странство. Научнистражувачките интереси му се движат во неколку тематски релации и ги зафаќаат спецификите на појавата и развитокот на македонскиот народ и македонската национална мисла и акција до нејзината конечна афирмација; историјата на македонскиот писмен и литературен јазик, литературната историја и фолклорот. Посебно ги истражува и ги афирмира националните дејци од XIX и XX в.: Крсте П. Мисирков, Димитрија Д. Чуповски, Наце Д. Димов, Ѓорѓија М. Пулевски, Петар Д. Драганов, Марко Цепенков, Кочо Рацин, Васил Икономов, Никола Вапцаров, Тодор Чопов и др. Во неговите трудови донесе нова документарна фактографија и научна аргументација и со аналитички и критички пристап кон изворите и литературата ѝ претстави на научната јавност низа појави, настани и процеси и цела плејада заслужни профили од македонското културно-национално минато. Коавтор е на пет учебника по историја за основното и средното образование.

БИБЛ.: ***а) посебни публикации:*** *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла,* Скопје, 1966; *„Вардар“. Научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков,* Скопје, 1966; *Лозарите во развитокот на македонската национална мисла,* Скопје, 1968; *Наце Н. Димов* (1876–1916), Скопје, 1973; *Ѓорѓија М. Пулевски и*

*неговите книшки „Самовила Македонска“ и „Македонска песнарка“,* Скопје, 1973; *Македонски народноослободителни песни,* Скопје, 1974; *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград. Прилози кон проучувањето на македонско-руските врски и развитокот на македонската национална мисла,* I–II, Скопје, 1978; *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали,* I и II, Скопје, 1980; *Пројави и профили од македонската литературна историја,* 1–2, Скопје, 1982; *Македонскиот народ и македонската нација. Прилози за развитокот на македонската културно-национална мисла,* 1–2, Скопје, 1983; *Кочо Рацин. Историско-литературни истражувања,* Скопје, 1983; *Васил Икономов (1848–1934). Прилог кон проучувањето на македонскиот културно-национален развиток,* Скопје, 1985; *Крсте Мисирков (1874–1926),* Битола, 1986; *Македонскиот фолклор и националната свест. Истражувања и записи,* I–II, Скопје, 1987; *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја. Прилози за македонскиот културно-национален развиток,* 1–3, Скопје, 1989–1990; *Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми,* I–II, Скопје, 1993; *Македонија и македонската нација,* Скопје, 1995; *Димитрија Чуповски и македонската национална свест,* Скопје, 1996; *Раните ракописи на Крсте П. Мисирков на македонски јазик,* Скопје. 1998; *Димитар В. Македонски,* Свечен собир по повод 150-годишнината од раѓањето и 100-годишнината од смртта, Скопје, 1999; *Димитрий Чуповский и национальное сознание,* Скопје, 1999; *Macedonian and the Macedonian people,* Vienna–Skopje, 1999; *Историја на македонската нација,* Скопје, 1999; *Крсте Мисирков. Нови истражувања и сознанија,* Скопје, 2000; *Сознајби за јазикот, литературата и нацијата,* Скопје, 2001; *Македонската кауза. Реагирања, полемики, интервјуа,* Скопје, 2001; *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток,* Скопје, 2001; ***б) Избори и редакции:*** Марко К. Цепенков, *Македонски народни умотворби,* Книга десетта, *Материјали, Литературни творби,* Редактирал –, Скопје, 1972; *Македонски револуционерни народни песни за Гоце Делчев, Јордан Пиперката и Питу Гули.* Избор, редакција и забелешки –, Скопје, 1974; Ѓорѓија М. Пулевски, *Одбрани страници.* Избор, редакција и забелешки –, Скопје, 1974; К. П. Мисирков, *За македонците работи, „Вардар“.* Редакција, предговор и забелешки – Скопје, 1974; Волче Наумчески, *Стихови 1939–1941.* Редакција, предговор и забелешки –, Скопје, 1979; Тодор Чопов, *Собрани творби.* Приредил –, Скопје, 1982; Крсте П. Мисирков, *Одбрани страници.* Приредил –, Скопје, 1991; *Рациновите македонски народноослободителни песни,* Скопје, 1983; Крсте П. Мисирков, *За македонците работи,* Битола, 1983; Никола Вапцаров, *Песни за Татковината. Собрани стихови.* Подготовка и превод –, Скопје, 1986; Цеко Стефанов Попиванов, *Драма во три чина,* Скопје, 1996; Зафир Белев, *Мемоарски записи за Охридскиот заговор. (Расказ на македонски јазик).* Подготвил – (со коавтор), Охрид, 2001; Крсте П. Мисирков, *За македонците работи,* Фототипно издание по повод 100-годишнината од излегувањето на книгата, Приредил –, Скопје, 2003; Krste P. Misirkov, *On Macedonian matters.* On the occasion of the hundreth anniversary of the publication of the book. Arranged by Blaze Ristovski, Translated by Alan McConnell, English translation editor Graham W. Reid, Skopje, 2003; Ѓорѓија М. Пулевски, *Славјанско-македонска општа историја.* Подготовка – (соработник Билјана Ристовска-Јосифовска), Скопје, 2003; Крсте П. Мисирков, *Собрани дела,* I. *Текстови на македонски јазик (1900–1905),* II. *Печатени истражувања и статии (1898–1909),* III. *Национално-политичка публицистика (1910–1926),* Скопје, 2005, 2007 и 2008; *Македонистот Петар Драганов 1857–1928. По повод 150-годишнината од неговото раѓање,* Скопје, 2007.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Белешки за авторот и делото,* во кн. на Блаже Ристовски, *Профили и пројави од македонската литературна историја,* 2, Скопје, 1982, 421–427; *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 161–179. С. Мл.


Воислав Ристовски

**РИСТОВСКИ, Воислав Љубомиров** (Скопје, 3. III 1941) – машински инженер и стопанственик. Завршил средно техничко училиште и дипломирал на Електро-машинскиот факултет во Скопје (1969). Уште како студент бил вработен во ЗОИЛ „Македонија“ како проценител на сообраќајни штети и штети во индустријата (1962–1964), а потоа како конструктор во Погонот за производство на пумпи во Металскиот завод „Тито“ во Скопје (1967–1969) и раководител на Конструктивно-технолошкото биро (1969–1875), при што го вклучил во програмата за воено производство на ЈНА. Како инженер за изработка и одржување на специјални алати, под негово раководство биле изработени првите специјални хидраулични алати и машини за германските и француските фирми вклучени во програмата на Фабриката за автомобили „Симка“. Во соработка со д-р Воислав Китановски, го изработил новото заштитено иноваторско решение за надворешна фиксација на скршени коски со контрола на силата за притискање. Подоцна бил директор за развој (1975–1978) и заменик-генерален директор (1978 –1983) на Автокуќата „Механика“ во Скопје, по што бил назначен да го раководи сложениот систем за формирање СОЗТ „Авто Скопје“ како обединувач на сите организации од областа на автомобилската индустријата и зачетник на производството на автомобили во СРМ. Најголемиот дел од работниот век го поминал како генерален директор на Фабриката за производство и преработка на хартија „Комуна“, до неговото пензионирање (1983–2005). Особени резултати постигнал во иноваторството за заштеда на вода, електрична и топлотна енергија како клучни основи за намалување на трошоците на производството. Во соработка со професорите на Машинскиот факултет д-р Васко и Милорад Шаровски, првпат во хартиената индустрија го вовел иноваторскиот изум за применето производство со вакуум по систем на инјектирање. Во транзициониот период на СФРЈ, меѓу првите стопански субјекти, успешно ја трансформирал фабриката во акционерско друштво и таа е првата македонска организација што формирала мешовита фирма со заеднички капитал со фирма од САД. Приватизационите трансформации биле завршени без потреси и фабриката доживува преродба. Тој продолжил со активна дејност и по пензионирањето. Како раководител ја извршил целосната реконструкција и рестартирањето на Фабриката за хартија во Кочани (во стечај) со новиот сопственик „Алекспром“ од Скопје, со нови современи технолошки решенија (2005–2006). Како вработен во Светската банка за обнова и развој и експертски тимови од ООН, ја реализирал реконструкцијата, воведувањето на новата технологија и стартирањето на производството на Фабриката за хартија „Онир“ во Елбасан (Република Албанија) (2006–2007), а потоа е ангажиран во реконструкцијата, модернизацијата на технологијата и рестартирањето на Фабриката за производство на хартија за амбалажа „Београдска“ од Белград. С. Мл.


Блажо Ристоманов

**РИСТОМАНОВ, Блажо Благоев** (Струмица, 28. XI 1920) – завршува Виша економска школа. Активно учествува во НОВ на Македонија. Началник на ГП „Моноспитово“, Струмица (1948). Учес-

твува во изградбата на хидроцентралите: Сапунчица, Дошница, Зрновци, Песочани. Станува началник на градилиштето на браната Маврово. Основач на РГО „Бетон“ (1951) и генерален директор до 1. I 1983 г. Активно се вклучува и во политичко-општествениот живот.

ИЗВ.: Биографија од архивата на ГП „Бетон“. Р. Д.


Кирил Ристоски

**РИСТОСКИ, Кирил** (Прилеп, 14. XI 1948) – актер и педагог. Дипломирал на Одделот за драмски актери на Високата музичка школа во Скопје (1976/77). Член е на Драмата на МНТ (1978–1988). Со педагошка дејност се занимава од 1982 г. како асистент, а од 1988 е професор по актерска игра на ФДУ во Скопје. Ја врши функцијата претседател на Собранието на МТФ „Војдан Чернодрински“ во Прилеп (1997–2006).

Улоги: *Иванов, Дон Кихот, Тартиф, Спиро Црне, Колобан, Арсениј* (во истоимените дела), *Котузов* („Полковникот птица“), **Бота** („Срећна Нова ‘49“) и др. Играл во десетина филма, во над 30 ТВ драми, во ТВ филмови и во над стотина радиодрами. Р. Ст.

**РИФАИ ТЕЌЕ** (Скопје, 1818) – верски активен објект на рифаискиот дервишки ред. Основано од Мехмед-ефенди, син на Исмаил, по потекло од Тетовско, кој бил и прв шејх на теќето. Се состои од текиска зграда, во која дервишите ги вршат обредите, и турбе со 14 гроба. Во дворот на теќето се гробовите на дервишите.

ЛИТ.: Ванчо Бошков и Фетах Исхак, *Рифаиското теќе во Скопје*, „Гласник на ИНИ“, бр. 2, Скопје, 1958; Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Liliana Masulovic Marsol, *Structure et impact de la confrerie des Rifais a Skopje*, Paris, 1982. Др. Ѓ.

**РИЦОС, Јанис** (Janis Ricos) (Монемвасија, 1. V 1909 – Атина, 9. IX 1990), грчки поет; имал тежок и мрачен животен пат (минува пат на маченик и прогоненик, политички затвореник и револуционер). Создал грандиозно дело (80 издадени поетски книги со над 100 000 стихови) преку кое успеал на својот автентичен талент да му


Јанис Рицос

даде белег на величественост и универзалност. Дебитирал со збирката *Трактор* (1934). Рицос е добитник на многу меѓународни награди и признанија, неговите стихови се преведувани на речиси сите јазици во светот, а самиот на грчки има преведувано стихови од Блок, Атила Јожеф, Хикмет, Мајаковски и приредил повеќе антологии. Во 1985 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Пирамидите* (1935), *Епитаф* (1936), *Песна на мојата сестра* (1937), *Старата мазурка во ритам на дожд* (1942), *Макронисос* (1949), *Несоница* (1954), *Утринска ѕвезда* (1955), *Месечева соната* (1957), *Мртвата куќа* (1962), *Хеленството* (1966); драмски поеми: *Филоктет* и *Орест*, *Ѕид во огледалото*, *Сведоштва*, *Ходник и скалила* итн.

ЛИТ.: Н. Папас, *Јанис Рицос*, „Вистинската историја на грчката литература“, Атина, 1973. П. Гил.

**РОБЕ(В), Ангеле Константинов** (Охрид, 24. VIII 1867 – Битола, 1948) – лекар. Медицина завршил во Лајпциг во 1890 г., а потоа работел во Битола заедно со својот татко д-р Константин Робе(в), наследувајќи ги особините на народен лекар што им помага на сиромасите. Бил многу ценет и почитуван од своите колеги, заради што бил избран за прв претседател на првото Лекарско здружение во Битола, формирано во 1930 г. П. Б.


Константин Робев

**РОБЕ(В), Константин Ангелов** (Охрид, 1818–1900) – лекар. Потекнувал од охридско трговско семејство. Медицина завршил во Виена во 1842/43, а потоа се посветил на успешна лекарска практика во Охрид и во Битола. Истовремено, се вклучил во реализацијата на преродбенското дело, водејќи беспоштедна борба со асимилаторската грчка политика во училиштата и во црквите, за воведување на словенскиот јазик во нив. Тој бил особено ангажиран и околу отстранувањето на омразениот грчки владика Мелетиј и раскинувањето на охридското граѓанство со Патријаршијата (1867). Учествувал и во познатиот Охридски и Демирхисарскиот заговор (1881). П. Б.


Димитар Робев

**РОБЕВ, Димитар** (Охрид, 1822–1890) – виден претставник на македонското граѓанство, застапник за создавање македонско кнежевство во времето на Источната криза. Се школувал во Јанина и во Атина. Се застапувал за еманципација на македонскиот народ од елинизмот и за обновување на Охридската архиепископија како автокефална црква. Се ангажирал за ослободување од затвор на браќата Миладиновци. Бил еден од основачите на Битолската црковно-училишна општина. Помогнал околу изградбата на родноопштинските цркви „Св. Недела“ (1863) и „Св. Богородица“ (1871) во Битола. Пратеник во Османлискиот парламент (1876).

ЛИТ.: А. Трајановски, *Црковно-училишните општини во Битола во раниот период на преродбата*. зб.: Научна мисла – Битола 1980, ДНУ – Битола, 1980. Ал. Тр.

**РОБЕВЦИ** – трговско семејство во Охрид и Битола, учесници во економскиот, духовниот и политичкиот живот во последните два века од османлиското владеење


Куќата на Робевци во Охрид

со Македонија. Основачот на семејството бил Робе, кој починал во 1756 г. Неговиот потомок Стефан основал трговска фирма во Софија (1814). Семејството Робевци во XIX в. имале широко разгранета мрежа на трговски фирми и филијали во Охрид, Битола, Виена, Белград, Трст, Задар, Сараево, Свиштов, Цариград, а тргувале и со Лајпциг, Одеса и со др. трговски центри. Значајни позиции во политичко-економскиот и црковно-просветниот живот во Македонија во XIX в. заземале: Константин Робев (1818–1900), лекар во Охрид и Битола; Димитар Робев (1822–1890), трговец, општественик и поборник за македонска афтокефална црква и независна македонска држава и пратеник во Османлискиот парламент (1876); Никола Робев (1831–1906), трговец и општественик; браќата Ангеле и Атанас Робевци и др.

ЛИТ.: А. Трајановски, *Црковно-училишните општини во Македонија*, Скопје, 1988. Ал. Тр.


Џорџ Робертсон

**РОБЕРТСОН, Џорџ Ајсли Мек Нил (George Isley MacNeill Robertson)** (Порт Елен, Шкотска, 12. IV 1946) – британски државник и дипломат. Секретар за одбрана на Обединетото Кралство Велика Британија и Северна Ирска; десетти по ред Генерален секретар на НАТО (октомври 1999–јануари 2004), на самиот почеток од војната во РМ во 2001 г. сторителите на терористичките активности ги нарекува „група криминалци“, за подоцна радикално да ја смени квалификацијата. Во текот на војната е во постојана комуникација со институциите на РМ, особено со претседателот на РМ Борис Трајковски.

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**РОВЕЦ** (*Gryllotalpa gryllotalpa* L.) – правокрилен инсект. Познат штетник од фамилијата *ровци* (*Gryllotalpidae*). Живее во бавчи и тревници. Активен е ноќе. Копа ходници во земјата со силните предни нозе. Се храни со штурци, ларви од инсекти и со корења. Во шуплините под земја женката полага 200–300 јајца; по три недели се развиваат ларви кои презимуваат под земја. Распространет е во Средна Европа, но го има и во Македонија.


Ровец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниште животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**РОВЧИЦИ** (Soricidae) – најбројна фамилија релативно ситни животинки од редот инсектојадни цицачи (Insectivora), кои по надворешен изглед наликуваат на глувците, а се разликуваат по издолжената муцка и по нежното крзно. Во Македонија се присутни седум видови: шумска ровчица (Sorex araneus), мала ровчица (Sorex minutus), водна ровчица (Neomys fodiens), блатна ровчица (Neomys anomalus), полска ровчица (Crocidura leucodon), градинарска ровчица (Crocidura suaveolens) и џуџеста ровчица (Suncus etruscus).


Шумска ровчица

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**„РОДИНА“** (Солун, 19. II 1910 – 2. VII 1910) – политичко-информативен неделник. Главен уредник бил Данаил Крапчев. Се застапувал за заштита на слободите и правата на граѓаните гарантирани со Уставот. Бр. 16 го содржи Мемоарот на депутатите Тодор Павлов од Скопје, Христо Далчев од Сер и Димитар Влахов од Солун. Објавени се вкупно 18 броја.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарството* (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 240; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 101–102. С. Мл.

**„РОДИТЕЛИ И ДЕЦА“** (Скопје, 1. I 1968 – 1. IV 1969) – педагошко-литературно списание, а потоа списание за семејство и училиште (од бр. 6). Главен уредник бил Нелко Цутески, а одговорен уредник Симо Младеновски. Тираж 10.000 примероци. Од бр. 9–10 орган на Педагошкото друштво на СРМ (27. XI 1968). Прво македонско списание „за практични ориентации при воспитувањето на децата во домот“ и „потребата од педагошко надградување на родителите со основите на педагогијата и детската психологија“.



Списанието „Родители и деца“

ЛИТ.: *Интеграција на педагошкиот печат*. Од работата на Извршниот одбор на Педагошкото друштво на СРМ, „Просветен работник“, XV, 302, Скопје, 30. XII 1968, 2. С. Мл.


Роберт Рождественски

**РОЖДЕСТВЕНСКИ, Роберт** (Роберт Рождественский) (Косиха, 10. II 1932 – Москва, 3. XI 1994) – руски поет, професионален писател. Со своите стихови пишувани концизно и прецизно предизвикал спонтано одушевување од широкиот аудиториум. Тој станал и првиот лауреат на Златниот венец на СВП во 1966 г., за песната *Се роди човек* (препев Г. Тодоровски). Неговите реторични стихови имаат извесен публицистички карактер, полни со ритам и со ентузијазам, инспирирани од книжевната традиција и посебно од Мајаковски. Мошне силен впечаток оставила неговата книга *Реквием* (1961) со стихови посветени на татковинската војна против фашизмот.

ЛИТ.: *Се роди човек*, Мисла, Скопје, 1970. П. Гил.


Икона: Ана, Богородица и Јоаким (XIX в.)

**РОЖДЕСТВО НА БОГОРОДИЦА – МАЛА БОГОРОДИЦА** – христијански православен празник посветен на раѓањето на Богородица. Во народот е познат како Мала Богородица. Тој е прв не само од Богородичните празници, туку и воопшто прв поголем христијански празник по започнувањето на Црковната година (14/1 септември). Следниот ден по Мала Богородица црквата го празнува споменот на нејзините родители, праведните Јоаким и Ана (22/9 септември). На Мала Богородица се одржуваат масовни народни собири во црквите и манастирите што го носат името на Пресвета Богородица: Пречиста кај Кичево, Матејче, Осоговскиот манастир и многу други.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија*, Београд, 1961. М. Кит.


Манастирот „Рождество на Богородица", с. Манастирец, Порече

**„РОЖДЕСТВО НА БОГОРОДИЦА"** – манастир во с. Манастирец (Горни), во Порече кај Македонски Брод. Манастирската црква е опкружена со конаци. Според легендите, ја подигнал српскиот крал Милутин. Погрешно се вбројувала меѓу црквите од XIX в. Претставува монументална градба со еднокорабна основа, чиј наос од западната страна преминува во припрата. Во поново време е откриено старото ѕидно сликарство, чии стилски одлики – монументалност, со елементи на доцнокомненски стилски струења – упатуваат на втората половина на XIII в. Во западниот дел одвнатре (припратата) е насликан монументален Страшен суд, единствен од ваков вид во Македонија. Во рамките на Страшниот суд се наоѓа сликан аркосолиум, со посмртен монашки лик, на извесен Милетиј, можеби игумен на манастирот, во молитвен став пред Христос.

ЛИТ.: М. М. Машнић, *Поречки манастир Рођења Богородице у селу Манастирцу у Македонији (о архитектури, програму и стилским одликама првобитних фресака*, „Ниш и Византија. Зборник радова", II, Ниш, 2004, 279–295. М. М.

**РОЗЕНТАЛ, Јулиј Цезар** (Иркутск, Русија, 1872 – Луково, Кратовско, 12. IX 1903) – бугаројазичен поет од полско потекло. Дваесетина години пред неговата смрт во Македонија, неговите родители се преселени во Бугарија.


Јулиј Розентал

Студирал правни науки на Софискиот универзитет, но илинденските настани (1903) го насочиле во Македонија, па учествува како востаник и загинува во борбите во четата на велешкиот војвода Н. Дечев. Автор е на стихозбирката „Недопеани песни", објавена една година по неговата смрт. Г. Т.

**РОЈА ГРЕЈЗАЕ (ЧУВАР НА ПРАВДАТА)** (1942–1944) – албанска фашистичка организација што го популаризирала фашизмот како идеологија и заслугите на Италија и Германија за создавањето на „Голема Албанија". Ја основал и ја организирал Мурат Лабунишки. Најголем број приврзаници имала во Дебар. Била расформирана во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Балисти*, Скопје, 2002; истиот, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.


Свадбената церемонија на Александар Македонски и Роксана, гравура на А. Кастењ (XIX в.)

**РОКСАНА** (Roksane) (II в. пр.н.е.) – сопруга на кралот Александар III Македонски, ќерка на бактрискиот благородник Оксијарт. Александар се оженил со неа (327 пр.н.е.) од политички причини, со цел да го привлече персиското благородништво на своја страна. Три месеци по неговата смрт го родила синот Александар IV, кој бил определен за крал. Набргу со Антипатар се повлекла во Македонија (320 пр.н.е.). Во времето на борбата меѓу дијадосите, станувајќи предмет на политички игри, по наредба на Касандар, заедно со синот, најпрвин била заточена, а потоа и убиена.

ИЗВ.: Plutarchi, *Vitae Paralellae*, Lipsiae, 1921; Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio*, Parisiis, MDCCCXXIII.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје 1995; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**РОЛЕВ, Стефан** (с. Врбени, Леринско, 15. VIII 1865 – Битола, 24. XII 1969) – учител по гимнастика, војвода на ВМРО. Завршил егзархиска гимназија во Битола. Бил учител по гимнастика, популаризатор на повеќе спортови. Бил член на ВМРО, атентатор, инструктор и војвода во Илинденското востание во Леринско (1903). Потоа патувал по европските земји и во САД, каде што добро се запознал со гимнастичките системи и спортот. Здобиените искуства ги пренесувал на своите ученици и на членовите на „Бигленски јунак" во Лерин и „Пелистерски јунак" во Битола (1908–1912). Бил надарен со извонредна атлетска конституција. Приредувал јавни настапи во боречки спортови и вештини.

ЛИТ.: Јонче Доневски, *Стефан Ролев (1865–1969) учител по гимнастика и многустран спортист во Југозападна Македонија.* „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија", Скопје, 1978, 101–108. Д. С.

**РОМАН** (X–XI в.) – командант на Скопје во времето на Самуил. По Самуиловиот пораз од Василиј II на р. Вардар кај Скопје (1003/1004), Роман му ги предал клучевите од градот на византискиот цар, кој го примил благонаклоно и му доделил титула патриција и служба управник на Абидос.

ЛИТ.: С. Антољак, *Самуиловата држава, Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1986. Б. Петр.

**РОМАН, епископ Македонски, св.** (XV и XVI в.) – епископ што живеел на крајот на XV и поч. на XVI в. – според единствениот запишан документ за него – Парискиот кодекс (1578).

ЛИТ.: Александар Донски, *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006. Рат. Гр.

**РОМАНО, Моше Аврам** (Сараево, 1894 – Треблинка, 1943) – рабин. Бил главен рабин во Битола (1931–1943). Со Леон Камхи патувал низ поважните еврејски центри во Југославија барајќи решавање на „битолскиот проблем" (најсиромашната еврејска заедница во Југославија) за добивање поголема квота сертификати за иселување во Палестина. Бил депортиран во Треблинка и убиен.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last*

*Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. J. Нам.

**РОМАНОВ, Борис** (Москва, 15. VI 1941) – пијанист и оргулист. Дипломирал и магистрирал на Конзерваториумот „П. И. Чајковски“ во Москва (Ј. Милнштејн – пијано, Л.Ројзман – оргули, 1966, 1969). Долгогодишен професор на Конзерваториумот „П. И. Чајковски“ и во неговото училиште. Концертирал во Советскиот Сојуз, како и во повеќе од триесет земји во Европа и во Америка. Од 1991 г. редовен професор на ФМУ во Скопје. Со неговото доаѓање во РМ битно се интензивира работата на одделите по пијано во МБУЦ и на ФМУ. Истакнати ученици: С. Трпчески, М. Ѓошевска, С. Пројковска, И. Настовски, Н. Костова. Сн. Ч.-Ан.

**РОМАНСКА ПРОПАГАНДА.** –Дејност на романската пропаганда во Македонија сред влашкото население започната со формирањето на Македо-романскиот комитет во Букурешт (1860). Романската пропаганда во почетокот била ориентирана кон отворање училишта. Првото училиште на романски јазик во Македонија било отворено во 1864 г. Апостол Маргарит бил главниот претставник на оваа пропаганда. Малку подоцна во Букурешт било формирано Македоно-романско културно друштво за ширење на романската пропаганда (1879). Романската влада отворила конзулати во Солун и во Битола, кои ги координирале активностите на пропагандата. Романската пропаганда се судрила со грчката пропаганда, која Власите ги сметала за Грци. Со акт на султанот (1905), Власите во османлиската држава биле признаени како посебна романска заедница.

ЛИТ.: Катерина Тодоровска, *Македо-романско друштво за култура*, Скопје, 2002. Д. Јов.



Пецо Ромев

**РОМЕВ, Пецо** (Горничево, Леринско, ? – Грамос, 1949) – деец на македонското ослободително и на грчкото антифашистичко движење од 1943 г. Во Граѓанската војна во Грција бил командир на вод, на чета и на баталјон. Како мајор на ДАГ загинал во борбите на Грамос.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Македонски национални институции во Егејскиот дел на Македонија (1941–1961)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**РОМИТЕ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – етничка заедница во РМ. Се претпоставува дека се доселени од Индија или Египет. Во Македонија се познати под разни имиња: Цигани, Ѓупци или Еѓупци. По верска припадност тие се муслимани или православни христијани. Пред Балканските војни (1912–1913) во Македонија живееле 54.557 Роми, што преставувале 2,42% од целокупното население. По поделбата на Македонија (1913) дел од ромското население продолжило да живее во Вардарскиот дел на Македонија. По Втората светска војна бројот на Ромите во РМ изнесувал 19.500 (или 1,7% од целокупното население), во 1971 – 24.505 (1,5%), 1994 – 43.707 (2,25%) и во 2002 – 53.879 (или 2,66%) од населението. Сега најмногу ги има во Скопје (23.475), Прилеп (4.433), Куманово (4.256) Битола (2.613) и Тетово (2.357). Тие се мнозинство само во една општина (Шуто Оризари). Со Уставот од 1971 г. се признати како етничка група, потоа добија статус на малцинство (1991), а со Уставот од 2001 г. добија статус на етничка заедница.

На Ромите во РМ им се признати етничките права и слободи. Ромскиот јазик се учи факултативно во основното образование, а на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ е отворен центар за изучување на ромскиот јазик, култура и историја. Во 1980 г. во Скопје беше објавена првата граматика на ромскиот јазик, кој е присутен на државните електронски медиуми (Македонското радио и телевизијата), на приватните тв станици (Шутел и БТР) и во печатот (в. „Roma Times“). Тие го слават религиозниот празник Ѓурѓовден. Организирани се и во политички партии: „Партија за целосна еманципација на Ромите“ (ПЦЕР), „Обедината партија на Ромите“ (ОПР), „Партијата на демократските сили на Ромите“ (ПДСР).

ЛИТ.: Васил Кънчов, *Македония. География и статистика,* София, 1900; *Завод за статистика на СР Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите,* 1981, Скопје, 1984; *Попис на населението од 1994 г,* Скопје, 1997; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Р. Македонија,* Скопје, 2004; Д-р Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913–1995),* Скопје, 2000; Д-р Стојан Киселиновски – д-р Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век),* Скопје, 2004. Ст. Кис.



Пелистерски росник

**РОСНИК, ПЕЛИСТЕРСКИ** (Alchemilla peristerica Pawl.) – локален македонски флористички ендемит од фам. Rosaceae. Се развива на влажни места, во подножјето на планината Пелистер (с. Ротино, с. Кажани и с. Цапари). Вл. М.

**РОСОКЛИЈА, Горазд Блажов** (Скопје, 21. IV 1949) – спец. невропсихијатар, вонреден проф. на Колумбија универзитетот во Њу-



Ромки во традиционална празнична носија


Горазд Росоклија

јорк (САД) (од 2006). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје во 1976 г. Се вработил на Клиниката за невропсихијатрија при Мед. ф. во Скопје и станал специјалист–невропсихијатар. Одбранил докторат по медицински науки (невропсихијатрија) во 1990 г. на Мед. ф. во Скопје. За доцент при Катедрата за невропсихијатрија бил избран во 1990 г. Се усовршувал по невропатологија во Париз (1985–1986). Од 1992 г. работи како истражувач во Одделот за неврологија и психијатрија на College of Physicians and Surgeons of Columbia University во Њујорк, САД. Го истражува нервниот систем. Покажал дека настанувањето на дијабетичната невропатија е потпомогната со активацијата на комплементот што овозможило успешно лекување со интравенозно давање имуноглобулини, како и дека постои голема загуба на дендритични шилци во субикулумот кај болните од шизофренија. Овие морфолошки наоди може да се користат при евентуална невропатолошка класификација на главните психијатриски нарушувања. Развил метод за импрегнација на мозочното ткиво што ги олеснува иследувањата во невропатологијата. Со колегите од РМ создал банка на мозочно ткиво. Соработува со колегите од РМ во усовршувањето на кадри од земјава, со публикација на трудови и реализација на научно-истражувачки проекти. Своите бројни истражувања ги отпечатил во познати светски списанија. Вљубеник е во планинарството, ги совладал највисоките планински врвови во светот, вклучувајќи го и Монт Еверест на Хималаите, за што добил највисоки признанија. Избран е за надворешен член на МАНУ на 10. VI 2006 г.

ИЗВ.: *Билтен*, Изборно собрание на МАНУ, Скопје, 2006. М. Пол.


Селото Росоман (сателитска снимка)

**РОСОМАН** – село во Кавадаречко. Се наоѓа на левата страна на Црна Река, во близина на нејзината утока во Вардар, на надморска височина од околу 135 m. Низ селото поминува магистралниот пат М–5, а со локален пат е поврзано со Кавадарци. Има 2.554 ж. од кои 2.285 се Македонци, а 138 Срби. Населението се занимава главно со овоштарство, посебно со одгледување праски. Тоа е седиште на општина што зафаќа површина од 13.290 ha, со 10 населени места во кои живеат 4.141 ж. Постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**РОСОС, Ендрју** (Andrew Rossos, домашно име: Андреја /Дико/ Рошовски) (с. Вембел/Moskohori, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, РГ, 28. II 1941) – унив. професор, историчар, член на МАНУ надвор од работниот состав (од 2009). Поради Граѓанската војна во Грција, како дете-бегалец, во 1948 г. е префрлен во Чешка и живее во детскиот дом во Соботин, каде што го завршува основното образование (1948– 1954), а потоа учи во Техничката гимназија во Прага (1954–1957). Бидејќи татко му со двата сина и ќерката во 1951 г. се преселуваат во Канада, во 1958 г. и тој им се приклучува и во Торонто ја дозавршува гимназијата. Ги завршува студиите по историја на Мичигенскиот државен универзитет (1963), а магистрира и докторира на Универзитетот во Станфорд (1971). Се вработува на Катедрата по историја на Универзитетот во Торонто и тука ги поминува сите степени на универзитетското напредување од предавач до редовен профессор (1967–1982), каде што сè уште предава современа историја на Русија и на Источна и Централна Европа и ги проучува руско-балканските врски и односи, чешката историја, балканските национализми и посебно македонското прашање и историјата на Македонија и на Македонците. Солидното владеење на македонскиот, англискиот, чешкиот, руискиот, грчкиот, бугарскиот, српско-хрватскиот и италијанскиот јазик и користењето на германскиот, полскиот, словачкиот и францускиот, му овозможува темелно истражување во архивите и библиотеките во Станфорд, Њујорк, Торонто, Лондон, Москва, Прага, Виена, Рим, Белград, Софија, Солун, Атина и Скопје, што му дава можност изворно да ги запознае и компетентно да ги третира историските процеси и состојби. Со интерес е покануван за предавања на разни универзитети, за соработка во меѓународни проекти и на разни конгреси и симпозиуми по светот и објавува многу цитирани истражувања во значајни зборници и угледни списанија.


Ендрју Росос

БИБЛ.: *Russia and the Balkans: Inter-Balkan Rivalries and Russian Foreign Polisy, 1908-1914*, Toronto, 1981, pp. 313; *Serbian-Bulgarian Relations, 1903–1914*, „Canadian Slavonic Papers", XIII, 4, Toronto, December 1981, 394–408; *Czech Historiography*, Part I, „Canadian Slavonic Papers", XXIV, 3, September 1982, 245–260; *Czech Historiography*, Part II, „Canadian Slavonic Papers", XXIV, 4, December 1982, 359–385; *The Macedonians of Aegean Macedonia: A British Officer's Report, 1944*, „The Slavonic ad East European Review", vol. 69, No 2, London, April 1991, 282–309; *Rusija i Balkan: Međubalkanska rivalstva i ruska vanjska politika 1908–1914*, Zagreb, 1992; *The Brisish Foreign Office and Macedonian national Identity, 1919–1941,*

„Slavic Review“, vol. 53, No 2, USA, Summer 1994, 369–394; *Macedonia and Macedonian Nationalism on the Left*, зб.: National Character and National Ideology in Interwar Eastern Europe, New Haven, 1995, 219–254; *Incompatible Allies: Greek Comunism and Macedonian Nationalism in the Civil War in Greece, 1943–1949*“, „The Journal of Modern History“, vol. 69, No 1, March 1997, 42–76; *Great Britain and Macedonian Statehood and Unification, 1940–1949*, „East European Politics and Societies“, XIV, 1, Berkeley, 2000, 119–142; *The Macedonian Question and Instability in the Balkans*, зб.: Yugoslavia and its Historians: Understanding the Balkan Wars of the 1990s, Stanford, 2003, 140–159 and 245–254; *The Disintegration of Yugoslavia, Macedonia's Independence and Stability in the Balkans*, зб.: War and Change in the Balkans. Nationalism, Conflict and Cooperation, Cambridge, 2006, 110–118; *Macedonia and the Macedonians: A History*, Hoover Institution Press, Stanford, 2008, pp. 367. Бл. Р.

**РОСТИСЛАВ** (IX в.) – кнез на Велика Моравија (846–870). Ја ослободил Велика Моравија од германската зависност, побарал од Византија мисионери, кои ќе го шират христијанството на словенски јазик. Византија ги испратила браќата Кирил и Методиј (863), кои вовеле богослужба на словенски јазик. Бил симнат од престолот и затворен (870).

ЛИТ.: J. Dekan, *Wielkie Morawy. Epoka i sztuka*, Bratyslawa, 1979; Jan Dekan, *Moravia Magna. Das Grossmahrische Reich und seine Kunst*,,1983. К. Аџ.


Александар Ростковски

**РОСТКОВСКИ, Александар Аркадјевич** (Одеса, 1860 – Битола, 26. VIII 1903) – руски конзул и пријател на К. П. Мисирков, убиен во негово присуство од турски стражар (Албанец) во илинденските настани во Битола. Дипломатската кариера ја започнува како втор секретар во Бугарија, а како секретар и драгоман на Руското генерално конзулство во Ерусалим, во Јанина и потоа во Бејрут, втор секретар во Дипломатската агенција во Софија (1884–1885), вице-конзул во Бриндизи (1894–1895), вице-конзул и конзул во Битола (1895), извесно време го заменува рускиот конзул во Скопје (1899–1901) и до смртта останува во Битола. Првпат се среќава со Мисирков на заедничкиот настап во Руското географско друштво во С.-Петербург (18. XII 1897), а потоа во Битола како домашен учител на неговите деца (1902/03). Објавува статистичко-етнографски прегледи за населението во Битолскиот (за 1897) и во Солунскиот вилает (за 1999), во кои Македонците ги третира не според црковната припадност, туку како православни Словени.

ИЗВ.: *А. А. Ростковскій (Некрологъ)*, „С.-Петербургскія Вѣдомости“, № 204, 29. VIII 1903, 1; *Александръ Аркадьевичъ Ростковскій*, „Новое время“, № 9845, 2/25. VI–II 1903, 5.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла*, Скопје, 1966, 263 и сл.; истиот, *Мисирков и Ростковски. По повод стогодишнината од излегувањето на книгата „За македонцките работи“ и од убиството на рускиот конзул Ростковски*, „Прилози“, ООН МАНУ, XXXIV, 1–2, 2003, 33–53. Бл. Р.


Панорама на селото Ростуше

**РОСТУШЕ** – село во долината на р. Радика. Се наоѓа во источното подножје на планината Дешат, од десната страна на р. Радика, на надморска височина од околу 720 m. Со регионалниот пат Р–409 е поврзано со Дебар и со Маврово. Има 720 ж., од кои 394 се декларирани како Македонци, 427 како Турци и 41 како Албанци. Дел од населението се наоѓа на привремена работа во странство и тоа најмногу во Италија. Тоа е седиште (заедно со Маврово) на општина што зафаќа површина од 66.319 ha, со 42 населени места, во кои живеат 8.618 ж. Постои осумгодишно училиште, здравствена станица и текстилна фабрика. Ал. Ст.


Алфред Рот

**РОТ, Алфред** (Ваитен, Швајцарија 21. V 1903 – 20. X 1998) – архитект. Дипломирал на Федералниот институт за технологија во Цирих (1926). Редовен професор е на повеќе универзитети во САД и во Цирих. Работел во ателјето на Ле Корбизје и Пјер Женерет во Париз (1927–1928). Се занимавал со архитектонско проектирање и е експерт за проектирање на училишни објекти. Имал сопствено архитектонско ателје во Цирих. Претставник е на модерната. Негово дело во Македонија е ОУ „Ј. Х. Песталоци“ во Скопје (1967). Објавил повеќе статии во стручни списанија во Швајцарија и автор е на неколку книги од обласа на архитектурата. Бил почесен и дописен член на повеќе институти и академии во светот. За член на МАНУ надвор од работниот состав е избран на 7. V 1991 г. Кр. Т.

**РОТАТОРИИ** (*Rotatoria*) – микроскопски ситни организми, со димензии од 0,04 до 2,5 mm. Имаат разновиден облик на телото, но основниот облик е црвовиден. Безбојни се, но кај некои видови обојувањето потекнува од содржината во нивното црево. Во светот се познати над 1.800 видови од ова класа. Ги населуваат претежно копнените води. Во Македонија е чест видот *Brachionus angularis* Grosse, кој во Охридското Езеро е застапен во планктонската заедница. Во блатата и локвите често се среќава видот *Asplanchna priodonta* Grosse. Во планктонот на нашите езера, посебно во Охридското, се среќаваат и видовите: *Keratella cochlearis* Grosse, *Notholca longispina* Kell., *Pleosoma truncatum*

Lev., *Trichocerca capucina* W. & Zch., *Gastropus stylifer* Imhof.

ЛИТ.: Ognjanka Popovska-Stankovic, *A contribution to a better knowledge of the Microfauna (Rotatoria, Copepoda and Cladocera) of Stenje Marsh*, Folia balc., Inst. Pisc., Skopje, 1971, 3(1): 1-8; Огњанка Поповска-Станковиќ, *Зоопланктонот на Дојранското Езеро*, Посебно издание, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1990, 9: 7–124. В. Т. К. – М. Кр.



Емил Рубен

**РУБЕН, Емил** (Скопје, 17. VII 1948) – филмски и театарски актер, уметник со симптомот на актерски вундеркинд; на екран се појави во својата седумгодишна возраст во филмот „Тие двајцата“ и веднаш ги плени гледачите со непосредноста на играта и сензибилноста на експресивното лице. Уследија успесите во: „Бунтот на куклите“, „Големи и мали“, „Ветерот запре пред зори“, „Малиот човек“, па сè до „Истрел“, кога како позајакнато момче знае со иста страст да се бори за својот народ и за својата интимна љубов. Г. В.



Ремон Рубен

**РУБЕН, Ремон Емилов** (Скопје, 2. II 1911 – Скопје, 21. I 1988) – дерматовенеролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Грац (1934), а специјализирал во Белград (1940). Хабилитирал во областа на кожната туберкулоза (1960). Автор е на голем број стручни трудови објавени во земјата и во странство. Бил избран за почесен член на Британската и на Полската асоцијација на дерматовенерολозите. Љ. П.

**РУГ БАИР** (с. Горубинци) – неолитска населба во Овче Поле. Локалитетот е истражуван во 60-ти-



Пехар од средниот неолит, Руг Баир, с. Горубинци

те и во 70-тите години. Во културниот слој од 1,40 м се евидентирани три културни хоризонти на живеење од средниот и од доцниот неолит, кои се културно и хронолошки блиски со Анзабегово – Вршничката културна група (II–IV в.).

ЛИТ.: S. Saržoski, *Rug Bair, Gorubinci*, IAP“, 3, Beograd, 1961, 16; В. Санев, *Неолитската населба Руг Баир кај с. Горубинци*, „Зборник на Штипскиот народен музеј“, IV–V, Штип, 1975, 203–246. Д. З.

**РУДАРСТВОТО ВО РМ.** Рударството на територијата на РМ датира уште од римско време (III в. н.е.), за што сведочат старите рударски работи (главно поткопи), откриени во Кратовско-злетовската област. Рударењето било вршено и во турскиот период на истите овие простори. Современиот период на развојот на рударството во РМ се поврзува главно за XX в. Првите релевантни податоци за истражување и експлоатација на руди датираат од 1927 г. Тогаш англиската компанија Selection Mines Ltd. добива концесионо право на просторите на денешна Плавица и рудникот Злетово. Деталните геолошки истражувања, проследени со рударски истражни работи, биле вршени во периодот од 1927 до 1939 г. Рудникот Злетово бил пуштен во пробна експлоатација во 1940 г. Од 1941 до 1945 г. од страна на германскиот окупатор од рудникот Злетово биле извадени најбогатите оловно-цинкови руди во највисоките хоризонти. По Втората светска војна рудникот Злетово бил реактивиран и во 1947 г. ставен во континуирана експлоатација. Оттогаш, па сè до 2002 г. рудниците Злетово биле синоним на рударството во Македонија. Со средства од рудниците Злетово биле истражувани рудниците Бучим (1952 г.), Саса, Тораница, а биле помагани и истражувањата на неметалите кај Стрмош, самородниот сулфур кај Плешенци и др. Во оvој период се врши експлоатација и на хромните руди во рудникот Лојане, Раброво и Радуша, како и антимоновите руди кај Лојане и Крстов Дол (сите денес се затворени). Интензитетот на геолошките истражувања, кој довел до отворање голем број рудници на метали и неметали во РМ, продолжува во почетокот на втората половина на XX в. Како резултат на спроведените детални геолошки истражувања во 1962 г. со експлотација започнале рудниците Саса, потоа железните рудници Дамјан, Демир Хисар, Тајмиште, а се вршени истражувања со поткопи на уранот во Злетовска Река (1962 г.), и кај Подареш. Продолжило истражувањето на бакарните руди што резултирало со отворање на рудникот Бучим (1979). Во тоа време се вршени истражувањата и почнува да работи Fe-Ni рудникот ’Ржаново. Истражувањата продолжуваат и во 80-



Карта на распространетоста на рудното богатство во РМ

тите години на минатиот век, кои резултирале со отворање на рудникот Тораница (1989). Паралелно со истражувањето и експлоатацијата на металните руди, се истражуваат и неметалните руди. Тогаш се отворени рудниците Силекс, Бентомак, Опалит, Пехчево, Огражден–Струмица, Мермерен Комбинат–Прилеп, Силика–Гостивар, Свиларе, Кучково и др. Интензивно истражување и експлоатација од 1970 г., се забележува и на енергетските суровини во РЕК Битола и РЕК Осломеј. Во периодот по 1990 г. се развива негативен тренд и голем број рудници беа затворени (сите железни и од 2002 г. сите оловно-цинкови рудници). Сите рудници се приватизирани и еден дел рестартирани како резултат на поволните цени на металите на светските берзи на металите.

ЛИТ.: Б. Филиповски, *Геолошки сосӣав и рудно боīаӣсӣво на СР Македонија*, Скопје, 1974; Серафимовски, Т., Александров, М., *Наоѓалишӣа и ӣојави на олово и цинк во Реӣублика Македонија*, Посебно издание бр. 4, РГФ, Штип, 1995. Т. Сер.

**РУДЕРАЛНА ВЕГЕТАЦИЈА НА РМ** – специфичен секундарен вегетациски тип што се развива во човечки населби и во други антропогено условени средини, како што се местата покрај куќи, патишта, железнички пруги, градилишта, урнатини, насипи, бачила, депонии, ѕидини и други станишта, кои се постојано или повремено под директно или индиректно човеково влијание. Рудералната вегетација се карактеризира со многу изразена динамичност, променливост, нестабилност, фрагментираност и претставува постојан придружник на човечките населби и составен дел на најнепосредната животна и работна околина на човекот. Во РМ оваа вегетација е застапена со околу 30 асоцијации што се среќаваат на целата територија. Тие се групирани во неколку вегетациски сојузи (Chenopodium muralis, Hordeion, Sisymrion, Dauco-Melilotion, Onopordion acanthii, Galio-Alliarion, Arction, Bidention tripartiti, Polygonion avicularis), редови (Chenopodietalia, Sisymrietalia, Onopordetalia, Galio-Convolvuletalia, Artemisietalia, Bidentetalia tripartiti, Plantaginetalia majoris) и класи (Chenopodietea, Artemisietea, Bidentea tripartiti, Plantaginetea majoris). Вл. М.

**РУДНИЦИ ЗА ГЛИНИ ВО РМ.** Во РМ се присутни значителни наоѓалишта на глина од различен генетски тип. По своите хемиски и физички карактеристики тие се меѓусебно различни, поради што имаат и различна употребна вредност. Туларските глини се најраспространет вид глини. Постојат голем број наоѓалишта што се во експлоатација. Од овие глини се произведуваат разни видови тули. Познати се наоѓалиштата во околината на Катланово, Велес, Неготино, Куманово, Штип, Виница, Струмица, Битола, Ресен, Гостивар, Струга и други локалитети. Керамички глини од различен квалитет се познати на повеќе локалитети. Тие се најмногу присутни и истражени во околината на Пехчево, каде што маркантно се истакнува наоѓалиштето Елата, а потоа Буковиќ и Грозил. Елата е седиментно наоѓалиште со просечна моќност од 14 m. Глинските минерали се создадени како последица на хемискиот распад на минералите на еруптивните и ефузивните карпи, кои биле слабо дијагенезирани и на нивното преталожување. Глините се употребуваат во разни индустриски гранки. Во производството на тули се употребуваат глини, кои покрај глинени минерали содржат и примеси (варовник, песок, железо). Во керамиката се употребуваат глини во кои максимално може да има 1,5% Fe. Глините од кои се изработува порцелан, електропорцелан и фина керамика се каолински и илитни глини со висока пластичност. Огноотпорните висококвалитетни глини се употребуваат за добивање шамот и друг огноотпорен материјал. Бентонитските глини се применуваат во индустријата за масло за јадење, во нафтената, хемиската, текстилната, во индустријата за гуми, бои и лакови, итн.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишӣа на немеӣални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005. Т. Сер.

**РУДНИЦИ ЗА МЕРМЕР ВО РМ**. Варовниците и доломитите зафаќаат голем дел од територијата на РМ. Се издвојуваат три региони: доломитски калцитски мермери на пелагонискиот масив, во западномакедонското подрачје, и варовници и доломити во вардарската зона. Едно од најпознатите наоѓалишта на мермер во Македонија е Сивец. Се наоѓа на



Рудникот за мермер „Сивец“, Прилепско

периферијата на пелагонискиот масив, на границата од планините Бабуна и Козјак. Во ова подрачје се издвоени следните серии на карпи: бигорливи песочници, песокливи глини, механички материјал (детритус) и бели доломитски мермери. Најзначајни се белите доломитски ситнозрнести мермери со ретки пластови на калцити. Димензиите на рудното тело изнесуваат 44 x 106 m³ цврста маса. Хемискиот состав е $CaCO_3$ 61% и 39% $MgCO_3$. Вкупните рудни резерви се 6.471.200 m³. Треба да се истакне дека мермерите од Сивец имаат нагласена блоковитост, некогаш и по неколку m³ со одлична белина што ги вбројува во едни од најквалитетните во Европа, па и во светот. Експлоатација на мермери на територијата на РМ се вршела во Мермери–Гостивар, Мермери–Кичево, Дебриште, Плетвар, Козјак, Марков Стап–Кавадарци и др., но главно на сиви, сиво-бели и црвени мермери. Во денешни услови бели мермери се експлоатираат на локалитетот Бела Пола–Небрегово, во околината на Прилеп од страна на компанијата „Лазаридис". Постојат можности и за експлоатација на мермери кај Пласница, Лисичани, Цер, Бањица и др.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005. Т. Сер.

**РУДНИЦИ ЗА ТРАВЕРТИН ВО РМ.** Травертинот е познат на територијата на РМ под името бигор. Тоа е лесен и шупликав камен што се користи во градежништвото во форма на украсен камен. Може лесно да се обработува и да се полира, со што има широка употреба во градењето и фасадирањето на згради. На територијата на Македонија наоѓалишта на травертини се утврдени во околината на Косоврасти и Бањиште кај Дебар, во околината на Катлановска Бања, во околината на Скопје, кај Липково (Кумановско), наоѓалиштето Велмеј во Охридско-кичевскиот регион, кај с. Бошава во Тиквешијата, во околината на Тетово и Манастир (Мариовско). Речиси во сите тие наоѓалишта травертинот има мошне убава медно-жолта боја и лесно се обработува. Денес во РМ активно работат неколку рудници на травертин, од кои посебно треба да се издвојат наоѓалиштето Кучково и Свиларе кај Скопје, Велмеј во Охридско и помали копови кај Мариово. За посебно одбележување се блоковите извадени од Кучково и Свиларе, кои имаат пријатна жолтеникава боја и нагласена компактност. Тоа овозможило да се реконструира Камениот мост во Скопје од травертините од овие наоѓалишта. Покрај блокови, во денешното производство се прават и плочи со различни димензии и во различни форми.

ЛИТ.: Б. Филиповски, *Геолошки состав и рудно богатство на СР Македонија*, Скопје, 1974. Т. Сер.

**РУДНИЦИ И ЖЕЛЕЗАРНИЦА „СКОПЈЕ"** – металуршки комплекс за добивање и преработка на железо и челик. Најголем објект на црната металургија во РМ. Проектиран е од 1959 г., граден од 1961 г., а работи од 1967 г. Изградени погони: Топилница (за производство на сурово железо во 5 електропечки, секоја со капацитет од 20 до 30 MW); Челичарница (за рафинирање на железото до нискојаглероден челик); Валавница за слабови и лимови (т.н. Топла валавница); Валавница за тенки ленти (т.н. „Полуконти") и Ладна валавница (во која се врши и топло поцинкување и пластифицирање на дел од лентите); Енергетика и др. Рудниците во Осломеј и Дамјан, поради лошиот квалитет на железната руда се затворени во втората половина на 1980-тите, а Топилницата во почетокот на 1990-тите години. Првобитно е замислено производство од 400.000 t годишно, но подоцна варирало. Челикот е произведуван најнапред во конвертор, а денес исклучиво во електропечка. Најпродуктивен период е од 1973 до 1987 г. Со приватизирањето на одделни погони, од 2000 г. наваму, производството повторно заживува. Во рамките на МАКСТИЛ, со претопување на отпадно железо во електропечка и постојано инвестирање во зголемувањето и модернизирањето на производството, како и заштитата на животната средина, производството ги надминува претходните рекорди. Во рамките на „Митал" продолжува производната програма на Ладна валавница, посебно поцинкувањето на ленти. Во „Скопски легури" се произведуваат фероманган и други феролегури, додека делот „Енергетика" работи во состав на „ЕЛЕМ" (дел од поранешното Електростопанство на Македонија). Со ваквото заживување на компаниите-наследнички на Рудници и железарница „Скопје", овој сегмент станува значаен во вкупната индустриска и извозна активност во РМ.



Металуршкиот комбинат Рудници и Железарница „Скопје"

ЛИТ.: С. Хаџи Јорданов и др., *Производство на челик во Макстил АД – Скопје*, студија, ТМФ Скопје, 1998 г. Св. Х. Ј. - Љ. А.




Фабриката „Руен И.Т.", Кочани

**„РУЕН И.Т."** – фабрика за производство на автомобилски и тракторски делови, формирана во 1952 г., пререгистрина во 1960, а потоа се гради нова фабрика со површина од 2.100 m². Во 1974 г. е пуштена во употреба нова хала од 6.000 m², наменета за производство на спојки. Фабриката за производство на метална галантерија (пружини, заковки, остојници) е формирана во 1978 г. Во периодот 1979–1982 е изграден магацински простор, погон за термичка обработка, погон Ковачница во с. Зрновци и погон Фрикциони облошки во Кочани. Годишниот капацитет е 300.000 притисни тела, 500.000 дискови, 100.000 запчести елементи. 5% од производството е наменето за домашниот пазар, а 95% за извоз во Европа, Блискиот Исток, Јужна Африка и др. Во 2004 г. фабриката е приватизирана и пререгистрирана во „Ruen international technologies" и има 550 вработени. Во 2006 г. е обновен сертификатот за управување со квалитетот ИСО 9001:2000 од TUV Reinland од Германија. Сл. А.

**РУЖИНОВСКИ, Миле** (Велес, 30. X 1935) – генерал-полковник на ЈНА. Завршил Воено артилериско училиште во Загреб, Виша воена академија во Белград (1965) и Школа за оператива (1971). Извршувал високи коман-

дни, штабни и партиски должности. Бил командант на Артилериската дивизија во Тетово (1965–1969), командант на Артилерискиот полк во Кичево (1971–1974), началник на Штабот на дивизијата во Куманово (1974–1979), член на ЦК СКМ (1974–1978), командант на дивизијата во Лесковац (1979–1981), претседател на Комитетот на СК во Втората армија во Ниш (1981), унапреден во чин генерал-мајор (1983), началник на Штабот и заменик на командантот на Третата армиска област во Скопје (1985), главен инспектор на Оружените сили на СФРЈ (1986), предвремено унапреден во чин генерал-потполковник (1987), началник на Првата управа и заменик на началникот на Генералштабот на Оружените сили на СФРЈ (1988), унапреден во чин ген.-полковник (1991), началник на Центарот на високите воени школи на Оружените сили и член на Врховната команда на Оружените сили на СФРЈ (1991). Посредувал за спогодбено повлекување на единиците на ЈНА од РМ. Предвремено пензиониран (1991). М. Мин.



Руј

**РУЈ** (Rhus coriaria L. и Cotinus coggyria Scop., фам. Anacardiaceae) – нашите два автохтони руја им припаѓаат на различни родови. Првиот уште се вика и гроздест руј, листопадна грмушка, чии леторасти и непарно перести листови се рунтаво влакнести, а плодовите се во терминални, гроздести соплодија. Вториот има прости, тркалезни и мазни листови, кои наесен поцрвенуваат. Соцветијата се терминални и метлести, а плодот е ситна коскичка. Ал. Анд.

**РУЈНИЦА, МЛЕЧКА** (Lactarius deliciosus (L.: Fr.) S.F. Gray) – многу чест вид габа во боровите шуми во Македонија, каде што понекогаш се јавува масовно. Лесно е препознатлива по портокаловата боја и по млекото. Се собира за јадење, но и за откуп. М. К.



Габата рујница (млечка)

**РУМЕНА ВОЈВОДА** – в. *Павлева, Румена.*

**РУМЕНОВ, Владимир** (Крушево, 1. V 1870 – Софија, 20. I 1939) – лекар, учесник во Илинденското востание, припадник на ВМРО. Се школувал во Софија, Киев, го завршил Медицинскиот факултет во Москва и Одеса. Учествувал во создавањето на Медицинскиот факултет во Софија и бил претседател на Врховниот медицински совет. Автор на трудови од областа на медицината. Член на ВМРО и пратеник во Народното собрание на Бугарија.

ЛИТ.: *Алманах на българските национални движения след 1878*, София, 2005; Борис Й. Николов, *Вътрешна македоно-одринска революционна организация. Войводи и ръководители (1893–1934).* Биографично-библиографски справочник, София, 2001. З. Тод.

**РУСАЛИИ** – народен обичај и обредни игри што се изведуваат во времето на Некрстените денови од Божик до Водици. Најдолго се одржале во јужна Македонија, од Гевгелско до Солунско. Според верувањето, во овие 12 дена, наречени уште и Погани денови, но и Ристосови денови, активни се демоните, поради што народот изведувал разни магиски дејствија за заштита, вклучително и русалиски обреди и игри. Најпознати русалиски ора се: „Караџова“, „Злата“, „Петровска“, „Тодоре биро капидан“, „Кавадар аваси“, „Капетан аваси“ и др. Русалиските дружини најпрвин оделе в црква, каде што земале причесна и благослов од свештеникот. Пред црквата одигрувале три ора, по што тргнувале на дванаесетдневно патување. Дванаесет дена играле и пееле и собирале подароци што ги дарувале за добротворни цели – изградба на црква, училиште, чешма, мост и сл. Се верувало дека тие ги бркаат демоните и болестите, па затоа со задоволство биле примани во секое село и во секој дом, особено таму каде што имало болен. По дванаесетте дена пак оделе в црква. Се верувало дека ако тоа не го направат, ќе полудат. Ако се сретнеле две дружини русалии, редовно доаѓало до тепачки, некогаш со смртни последици, а жртвите биле погребувани на местото на загинувањето. Тоа го потврдуваат и многуте топоними Русалиски Гробишта.

ЛИТ.: Кузман Шапкарев, *Русалии, древен и твърде интересен български обичай запазен и днес в южна Македония,* Пловдив 1884; Љубица и Даница Јанковић, *Народне игре,* IV, Београд, 1948, 132; Вера Кличкова, *Русалиски обичаи во Гевгелиско,* „Македонски фолклор“, II, 3–4, Скопје, 1969, 377 М. Кит.

**РУСАЛИСКИ ОРА** – македонски машки народни ора поврзани со русалискиот обичај. Се изведуваат во текот на т.н. денови на мртвите, кои траат од Божиќ до Дуовден. Играорците всушност се добротворна група што играат пред семејните селски куќи, сите опремени со дрвени сабји во рацете, освен балтаџијата, кој е во центарот на орскиот полукруг и го раководи играњето, држејќи балтија (еден вид секирче) во едната рака. Ората се играат во полукруг, со спуштени раце, без ме-



Русалии, Гевгелиско

ѓусебно држење. Почнуваат во бавно темпо, а кон крајот се забрзуваат. Во текот на играњето често играчите остро замавнуваат, верувајќи дека ги гонат злите духови и повампирувањето на мртвите. Интересно е и нивното вртење околу својата оска, со истовремено меѓусебно удирање со сабјите. Придружени се од зурлаџиска тајфа.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 152. Ѓ. М. Ѓ.


Аце Русевски

**РУСЕВСКИ, Аце** (Куманово, 29. XI 1956) – боксер. Бил член на БК „Куманово" во Куманово. На Републичкото боксерско првенство за младинци освоил прво место (1973). На првенствата на Југославија во Пула (1979) освоил исто така прво, а во Осиек (1973), Бања Лука (1974) и Ниш (1976) второ место. На Балканските првенства во Софија (Бугарија, 1975) и во Загреб (1976) освоил прво место, како и на Медитеранските игри во Сплит (1979) и на Европското првенство во Хале (Германија, 1977). На Европското првенство за младинци во Киев (Украина, 1974) и на Олимписките игри во Монтреал (Канада, 1976) освоил трето место. Бил прв на четири меѓународни турнири (1973–1978). Со Клубот боксувал во Првата сојузна лига (1976/77). Вкупно настапил на 280 мечеви – 267 победи, 3 нерешени и 10 порази, освојувајќи 10 златни, 4 сребрени и 6 бронзени медали и други трофеи. Боксувал и како професионалец. Бил избран за најдобар спортист на Македонија (1976).

ЛИТ.: Живко Лазаревски и Петар Трајковски: *Кумановскиӣе олимӣијци,* Куманово, 1984. Светозар Аврамовски и Петар Трајковски: *40 ӣодини физичка кулӣура во Куманово,* Куманово, 1986, 52–61. Д. С.

**РУСИ, Исо** (Скопје, 26. V 1951) – новинар, издавач и главен и одговорен уредник на неделникот „Лоби". Соработувал во „Млад борец" (1971), „Пулс" уредник во „Фокус" (1996/2000). Во периодот 1982/91 дописник на неделникот „Данас" (Загреб), имал колумна на „Саботна борба", пишувал за „Дело" (Љубљана). Објавувал анализи за меѓуетничките односи на Балканот во IWPR (Лондон), Алтернативната информативна мрежа, опиниони во „Њу јорк тајмс" и „Вол стрит џорнал", колумнист на „Коха Диторе" (до 1999). Медиа координатор во Сорос фондацијата (1992/1996). Б. П. Ѓ.


Исо Руси


Љутви Руси

**РУСИ, Љутви** (Дебар, 21. I 1923 – Скопје, 28. II 1981) – новинар, писател, преведувач од и на албански јазик. Носител на Партизанска споменица 1941, истакнат борец во НОБ во Западна Македонија. Во новинарството од педесеттите години, долгогодишен уредник на емисиите на албански јазик на Радио Скопје, а потоа сè до пензионирањето бил главен и одговорен уредник на „Флака" и на „Просветно дело". Во коавторство со Миле Ќорвезироски го објавил првиот Македонско-албански речник (1967). Преведувал од македонски на албански јазик и обратно. Член на ДПМ (1953).

БИБЛ.: *Песни за ӣионериӣе* (заедно со Мемедали Хоџа), 1953; *Бриӣада на зајациӣе,* 1966; *Парӣизански ӣриказни*, 1974; *Калење*, 1975; *Ибе Паликуќа*, 1976; *Двајца друӣари*, 1977; *Сомневање*, 1979; *Лиман Каба*, 1980; *Глувонемиоӣ*, 1981. А. П. и Б. П. Ѓ.

**РУСИНСКИ-ЧУКАРСКИ, Никола Петров** (с. Русиново, Малешевско, 21. X 1875 – с. Русиново, 14. VI 1943) – социјалист, деец на ТМОРО, околиски војвода, учесник во Илинденското востание. Завршил подофицерска школа во Софија. Бил четник во првата чета на ТМОРО во Малешевијата (1897), а потоа во четата на Г. Делчев. Од Делчев бил испратен во западниот дел на Македонија (1900), станал војвода и дејствувал во Крушевско, Демирхисарско, Кичевско, Прилепско, Охридско, Струшко, Битолско Поле и Мариово (1900–1903). Учествувал на Смилевскиот конгрес и во Илинденското востание (во Прилепско и Леринско). Оставил спомени во осум тетратки.


Никола Русински-Чукарски

ИЗВ. и ЛИТ.: Љ. Лапе, *Никола Пеӣров Русински како извор на раниоӣ ӣериод од ширењеӣо на социјалисӣичкиӣе идеи во Македонија*, Историја, V, 2, Скопје, 1969; А. Трајановски, *Револуционернаӣа дејносӣ на Никола Русински во Демирхисарско-крушевскиоӣ реон*, „Прилози", бр. 48–49, 1988; Никола Петров Русински *Сӣомени.* Подготвиле: Д. Пачемска и В. Кушевски, Скопје, 1997. Ал. Тр.

**РУСИСТИКА** – научна дисциплина за проучување на рускиот јазик и литературата. Во Македонија започнува организирано да се изучува по II светска војна и основањето на Филоз. ф. со Лекторат по руски ј. (1949). На Катедрата за славистика се изучуваат и чешкиот и полскиот јазик, повремено белоруски и украински – со главен акцент на рускиот. Кр. Ил.


Стефан Русјаков

**РУСЈАКОВ, Стефан** (Скопје, 7. V 1917 – Скопје, 10. VI 1986) – оперски певец, баритон. Со улогата на Алфио е учесник во првата претстава на операта *Кавалерија русӣикана,* изведена на 9 мај 1947 г., кога се поставени темелите на Македонската опера. Во МНТ работел од 1947 до 1954 г. Тој е носител на баритонскиот фах во почетните години на Операта. Позначајни улоги: Гроф Луна *(Трубадур),* Алберт *(Верӣер),* Млинар Симо

*(Еро од оној свет)*. По напуштањето на Операта се посветува на правничката професија. Ф. М.

**РУСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Датираат од времето на покрстувањето на Русите (крајот на X в.) и развиените врски меѓу цар Самуил и киевскиот кнез Владимир. Од средниот век влечат потекло културно-просветните и црковните односи (охридскиот архиепископ Гаврил на крајот од XVI в. ја посетува Русија, но и други европски држави, барајќи помош за својата црква). Меѓу 1751–1753 г., со дозвола на кралицата Елисавета Петровна, Македонци од Унгарија се преселуваат покрај Днепар (Украина), тогаш во состав на Руското Царство, на границата со Турција. Во 1759 г. се формира Македонски коњанички маневарски полк со 4.000 лица, внатрешно организиран и формациски поделен на помали единици, со сопствен печат, грб и знаме. Политиката на Русија кон Балканот во XIX в. резултира во Санстефанскиот прелиминарен мировен договор, односно, постберлински поредок на Балканот (1878). Во 1796 г. се отвора вицеконзулат во Солун (кон крајот на педесеттите години на XIX в. со ранг на конзулат, а од 1880 г. на генерален конзулат), а во 1860 г. во Битола (во 1881 г. спуштен на ниво на вицеконзулат). На крајот од XIX и почетокот на XX в. Русија, како најзаинтересирана за состојбите на Балканот (заедно со Австро-Унгарија), е ополномоштена од големите сили да биде чувар на суверенитетот и интегритетот на Турција, заради што предлага реформи – Февуарски (Виенска спогодба) пред и Мирцштегски по Илинденското востание.

Во XIX в. во Кишинев, Москва, Петроград, Казан, Херсон, Полтава, Одеса, Киев и во други градови се образуваат и дејствуваат Анатолиј Зографски, Натанаил Стојанович Кучевишки, Партенија Зографски, Константин Димитриевич Петкович, Андреј Димитриевич Петкович, Константин Миладинов, Рајко Жинзифов, Ефрем Цветков Каранов, Венјамин Мачуковски, Ѓорѓи Динков (Динката), Константин Станишев, Димитрија Чуповски, Наце Димов, д-р Гаврил Константинович, Крсте Петков Мисирков, и др. Книгата „За македонцките работи" на Крсте Мисирков (Софија, 1903) е напишана во Русија. Во 1905 г. почнува да излегува научно-литературното и политичко списание „Вардар". Македонците во Русија се организираат во разни друштва и асоцијации. Најпознато е Македонското научно литературно другарство во Петроград (основано во 1902 г.). За ситуацијата во Македонија пишуваат Александар Валентинович Амфитеатров („Страна раздора", 1903), кој ја посетил Македонија (1901–1902); Н. П. Кондаков, „Македония. Археологическое путошествие" (1909); И. Роганович, „Македонский вопрос на почве его истории, этнографии, политики" (1900) и др. Во предвечерјето на Балканските војни при формирањето на т.н. Балкански сојуз, рускиот цар е определен за арбитер меѓу балканските држави доколку би настанал спор при поделбата на територијата на Македонија. Контакти меѓу СССР и Коминтерната и претставници на ВМРО се остваруваат во 1922 г. Во Москва се утврдува платформа за соработка што не се остварува.

Во ноември 1944 г. во Македонија пристигнува воена мисија на СССР на чело со мајор Инков. Советски офицери или воени инструктори (од декември 1944 до март 1945) организираат и раководат воени курсеви за обука на припадниците на македонската војска и подготвување старешински кадар. Истовремено, во СССР на воено школување заминуваат високи офицери. Мајор Инков присуствува на Второто заседание на АСНОМ како акт на de facto признавање на новоформираната држава.

По Втората светска војна во рамките на односите на поранешна Југославија со СССР се одржуваат интензивни културно-научни и економски врски. Армијата на СССР учествува во санирањето на последиците од скопскиот земјотрес (1963). Руската Федерација ја признава РМ на 5. VII 1992 г. Одлуката ја соопштува Виталиј Чуркин, заменик-министер за надворешни работи при неговата посета на Скопје. Дипломатски односи се воспоставуваат на 31. I 1994 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ е Гане Тодоровски. Прв вонреден и ополномоштен руски амбасадор е Пјотр Добросердов. Во 2001 г. се отвора конзулат на Руската Федерација во Битола.

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1894–1926)...*, Скопје, 1966, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петербург*, I–II, Скопје; *Македония. Путь к самостоятельности. Документы*, Москва, 1997; Александар Трајановски, *Македонско-руските врски во XIX век и отворањето на руски конзулати во Македонија (Прилог кон македонско-руските врски во минатото)*, „Историја", XXII, 2, Скопје, 1986; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**РУСКО-МАКЕДОНСКО БЛАГОТВОРНО ДРУШТВО „СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ"** (Петроград, 25. XI 1913 – 3. V 1914) – асоцијација на Македонците за другоименско продолжување на дејноста на МНЛД и за легализирање на патриотската активност во Русија за постигнување на истите национално-политички цели во периодот по Букурешкиот договор. Тоа е само именска разновидност на Словеномакедонското национално-просветно друштво „Св. Кирил и Методиј". Потписници на основачкиот акт се: „потомствениот дворјанин Леон Михајлович Шах-Паронијанц, турскиот поданик Димо син на Димо Павле-Чуповски и колешкиот советник Василиј Михајлович Смелков", којшто беше и одговорен редактор на списанието на Македонската колонија „Македонскій голосъ (Македонски глас)".

Целта на Друштвото, според чл. 1 од Уставот, е „да им укажува материјална и морална помош на Македонските Словени и да го помага нивното духовно општење со Русија", но сега да дејствува „само на територијата на С.-Петербуршкото градоначалство" (чл. 2). И целите на Друштвото се само преформулирани, па меѓу другото во чл. 3 се наведува: „да им укажува помош на Македонците, како на оние што доаѓаат во Русија во време на нивните тешкотии, така и во нивната татковина во време на особени народни несреќи (глад, поплави, разурнувања на земјата и сл.); да го помага воспитанието и образованието на младите Македонци од обата пола, а на победните да им обезбедува стипендии во разните учебни институции; да организира, секогаш со соодветна дозвола,


УСТАВЪ

Првата страница од Уставот на Руско-македонското благотворно друштво „Св. Кирил и Методиј", Петроград (1913)

собранија, беседи, читања, реферати, јавни предавања, спектакли, концерти и литературни вечери; да организира книгоиздателства, да отвора библиотеки и читалишта, ...; да издава свој периодичен орган, да организира конкурси за научно-стручни трудови за историјата и етнографијата на Македонските Словени и на нивните автори да им доделува премии и награди; ... да бара, со соодветна дозвола, средства и начини за најдобро овековечување на споменот на првоучителите на Словените – покровителите на Друштвото Св. Кирил и Методиј; да се обраќа со разни видови молби до владините органи и до општествените институции".

Бидејќи Русија беше катализаторот на Балканскиот сојуз и арбитар при поделбата на Македонија, надлежните власти со формални образложенија ја одбија регистрацијата и на ова македонско друштво.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонскошо научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978, 143–156. Бл. Р.


Бено Русо

**РУСО, Бено Исак** (Битола, 20. I. 1920 – Скопје, 18. VI 2006) – генерал-мајор на ЈНА. Завршил основно училиште, бил механичарски калфа. Служел воен рок во 1941 г. и бил заробен од германските сили и спроведен во логор. Избегал од логорот, се вратил во Македонија и се вклучил во НОД; станал член на КПЈ (1941), секретар на ГК во Битола (1942), борец во ПО „Јане Сандански" (1942), во „Даме Груев" и во баталјонот „Мирче Ацев" (1943). Бил политички комесар на чета, на баталјон, на бригада и на 41. дивизија. Како политком на XV (македонски) корпус учествувал во борбите на Сремскиот фронт. По војната завршил Виша политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ" и Виша воена академија. Во 1960 г. е унапреден во чин генерал-мајор. Во пензија од 1970 г. Одликуван со: Партизанска споменица 1941, Орден југословенско знаме со лента, Орден заслуги за народ од прв ред и др.

ЛИТ.: Бено Русо-Коки, *Траги на незаборавош*, автобиографски ракопис, Еврејска заедница на РМ, Скопје, 2007. В. Ст.

**РУСУЛЕНЧИЧ, Ристо Василев** (с. Русоленче, Воденско, Егејскиот дел на Македонија, РГр, 3. IX 1883 – ?) – член-основач (28. X 1902) и библиотекар (29. XII 1902) на МНЛД во С.-Петербург. Дете на сиромашно семејство, учи до IV клас во грчката гимназија во Воден и потоа ја завршува српската гимназија во Цариград (1902). На 19. VIII 1902 г. поднесува молба за упис на Физичко-математичкиот факултет (Природонаучен оддел) во С.-Петербург, но нема средства за издршка и за плаќање на школарината. По неуспешните обиди да се запише на Военомедицинската академија (април–мај 1903), поднесува молба (1. X 1903) да го продолжи универзитетското образование на Медицинскиот факултет на Новорусискиот универзитет во Одеса, којшто и го завршува (1909). Заедно со К. П. Мисирков и Ф. Николов(ски) прават обиди за формирање клон на МНЛД и во овој универзитетски центар (1905). Натамошниот негов живот и дејноста остануваат непознати.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонскошо научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 145–146. Бл. Р.

**РУТА, ГРАДИНАРСКА** (Ruta graveolens L.) – многугодишно градинарско-зачинско растение. Потекнува од средоземноморските предели. Се одгледува заради листовите, за подготовка на супи и во рибната конзервна индустрија. Растението пораснува 40–60 cm. Листовите се богати со минерални материи и особено со етерични масла. Д. Ј.


Градинарска рута


Даница Ручигај

**РУЧИГАЈ, Даница** (Скопје, 1934 – Скопје, 26. VII 1963) – поетеса, авторка на две стихозбирки, загинува во Скопскиот земјотрес. Дебитира со исповедната љубовна лирика „Сребрени, ноќни игри" (1960) и „Сребрени, ноќни игри & Заробеници на ветрот" (2003). Со стиховите од втората збирка „Заробеници на ветерот" (1963) е претходничка на мотивскиот и јазичен нонконформизам на една цела плејада македонски поетеси (Р. Трифуновска, Д. Илин, Г. Михаилова-Бошнакоска, К. Ќулавкова, Л. Дирјан, Л. Димковска).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Јасна Котеска. *Македонско женско писмо* (2002). В. М.-Ч.

# С

**САAT-КУЛА** (Битола) – споменик на културата. Времето на градбата непознато. Висока околу 30 m. Изѕидана од делкан камен, на квадратна основа со страни од по 5,8 m. Во внатрешноста има спирално изведени скали што водат до врвот. На четирите страни во горниот дел има часовник. Реновирана во XIX в., кога бил направен и делот за ѕвоното.

ЛИТ.: Hakkı Acun, *Makedonya, Manastır bölgesi (Manastır, Ohri, Pirlepe) saat kuleleri*, Atatürk ve Manastır sempozyumu, Manastır, 12-13 Ekim, 1998. Bildiriler, Ankara, 1999; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**САAT-КУЛА** (Прилеп, 1825/1826) – споменик на културата. Подигната од војводата Саид-ага, висока околу 40 m, заедно со столбовите и конусот на врвот достига до 55 m. Ја изградил познатиот прилепски ѕидар Перо Лауц. Реновирана во 1836/37 и 1896/97 г., а во меѓувреме бил поставен часовник (1858/18). Во долниот дел, на спротивната страна од влезот, има чешма.

ЛИТ.: Hakkı Acun, *Makedonya, Manastır bölgesi (Manastır, Ohri, Pirlepe) saat kuleleri*, Atatürk ve Manastır sempozyumu, Manastır, 12–13 Ekim, 1998. Bildiriler, Ankara, 1999, 320–332; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**САAT-КУЛА** (Скопје, пом. 1566 и 1573) – споменик на културата. Има квадратна основа 5,50 × 5,50 m. Часовникот и мајсторот за одржување биле од унгарскиот град Сигет. Реставрирана во 1902/03 г., дрвениот горен дел бил заменет со солунска печена тула и поставен нов часовник донесен од Швајцарија.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.



Јусуф Сабит

**САБИТ, Јусуф** (Yusuf Sabit) (Гостивар, 1957) – поет, раскажувач, новинар-дописник од Гостивар на в. „Бирлик" и на телевизиски емисии на турски јазик на МРТ Скопје. Трудовите му се објавувани во в. „Бирлик", во детските сп. „Севинч", „Томурџук" и во литературното сп. „Сеслер". Член е на ДПМ од 1986 г.

БИБЛ.: *Животот и патаму*, 1982; *Дете неранимајко*, 1983; *Малиот Улкер*, 1986; *Рака за рака*, 1988; *Детски игри*, 1991; *Имеровиот свет*, 1999.

ЛИТ.: *Македонски писатели*, Ск., 2004. А. Аго



Кривоклуна сабјарка

**САБЈАРКИ** (Recurvirostridae) – фамилија на средно големи водни птици од редот бекасиновидни птици (Charadriiformes), со долги нозе и долг клун. Кај нас се среќаваат два вида: кривоклуна сабјарка (Recurvirostra avosetta) и долгонога сабјарка (Himantopus himantopus).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „Bird Life International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Саат-кулата во Битола



Саат-кулата во Прилеп



Саат-кулата во Скопје

**САВЕВСКИ, Саво Ѓорѓиев** (Охрид, 13. III 1898 – Скопје, 23. VII 1969) – офталмолог. Медицина завршил во Бордо (1923), а офталмологија специјализирал во Бордо и во Стразбур (Франција). Од 1928 г. работел во скопската Државна болница, во која од 1929 до 1931 г. бил в.д. шеф на Одделението за офталмологија. Приватно работел до 1944 г., а потоа бил партизански лекар. По Ослободувањето работел во Воената болница, еден од основачите на Очната клиника (1947) и директор (1953), каде што работел до пензионирањето (1967). Во 1961 г. станал примариус. Објавил 12 стручни трудови. П. Б. – Сл. М. П.


Periша Савелиќ

**САВЕЛИЌ-САМСОН, Периша** (с. Мартиниќи, кај Подгорица, Црна Гора, 12. IX 1920 – Софија, 18/19. VIII 1942) – комунистички деец, Црногорец. Основно образование завршил во родното село, а два класа гимназија во Скопје (татко му бил учител во с. Драчево, Скопско). Поради комунистичка активност бил исклучен од гимназијата, па матурирал во Приштина (1939). Извесно време бил интерниран во Билеќа (1939). По враќањето студирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1940) и бил организационен секретар на МК на КПЈ (1940). По Априлската војна (1941) бил секретар на МК и раководител на Воениот штаб на МК на КП во Скопје, при што успешно ги извршил подготовките и го формирал првиот Скопски НОПО (22. VIII). При блокада бил уапсен од бугарската полиција (26. X 1941), осуден на смрт (9. V 1942) и обесен во Софискиот затвор.

ЛИТ.: Р(ужа) Б(ак), *Савелиќ умре за слобода*, „13 Ноември", IV, 4, Скопје, 1965, 8; *Периша Савелиќ*, „Вечер", VII, 1991, Скопје, 21. X 1969, 13; Боро Кралевски, *Беа, загинаа, останаа*, Скопје, 1969, 125; Митре Инадески, *Хронологија на Скопје*, Скопје, 1974; Крсто Здравковски, *Да не се заборави.* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982. С. Мл.

**САВЕСКИ, Јордан Стеванов** (Битола, 18. X 1945) – хирург-трауматолог, доктор на медицинските науки,


Јордан Савески

редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил продекан (1990– 1994) и декан на Мед. ф. (1999– 2004); директор на Клиниката за трауматологија (1989–1999 и 2005–2006) и на Ургентниот хируршки центар (1995) и претседател на Здружението на хирурзите на Македонија (1996–2000). Се занимава со хирургија на 'рбетниот столб. Објавил над 150 научно-стручни трудови и три книги од областа на трауматологијата.

БИБЛ.: *Прва помош и заштита*, Скопје, 1996; *Фрактури на карлица и ацетабулум*, Битола, 2003; *Спинални повреди*, Скопје, 2006. Ал. Ставр.


Павле Савиќ

**САВИЌ, Павле** (Солун, Турција, 10. I 1909 – Белград, Србија, 30. V 1994) – физико-хемичар, ред. проф. (1945) на ПМФ во Белград, член на МАНУ надвор од работниот состав (1974). Дипломирал на ПМФ во Белград (1932). Во времето на специјализацијата во Институтот за радиум во Париз, во потрагата по трансуранови елементи со Ирен Кири експериментирале (1937) со бомбардирање на ураниумот со неутрони и први ја набљудувале појавата на фисија, без да дадат нејзино правилно толкување. Во НОБ учествувал од 1941 г. и бил шифрант во Врховниот штаб. По војната кратко работел на физиката на ниски температури во Москва (со Капица). Тој е организатор на Институтот за нуклеарни науки во Винча, покрај Белград, и негов директор (1960–66). Бил член на Српската академија на науките и уметностите (1946) и нејзин претседател (1971–80). В. Ур.

**САВИЌ, Радомир** (Заечар, Србија, 1. V 1901 – Белград, 1990) – дипл. град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1959 до пензионирањето во 1975) по предметот тунели и предмети од областа на железниците. Дипломирал во Белград (1930). Пред доаѓањето на скопскиот Технички факултет (1949) работел на изградбата на железничките линии во Србија. Во периодот 1956–1957 г. бил декан на Техничкиот факултет. Љ. Т.

**САВИЦКА, Ирена** (Sawicka, Irena) (Варшава, Полска, 20. IX 1944) – полски лингвист, славист, балканист, фонетичар, фонолог, автор на десетина книги и над двесте статии главно од областа на словенската фонетика и фонологија. Коавтор (со Љ. Спасов) на *Фонологија на македонскиот стандарден јазик* (Скопје, 1997), автор на теоријата во рамките на којашто е напишана книгата, и коавтор (со *Б. Видоески* и *З. Тополињска*) на томот 2. *Прозодија* (Скопје, 2000) во рамките на серијата *Македонско-полска граматичка конфронтација*. Таа го има определено и образложено местото на мак. јазик во рамките на словенската фонетска и фонолошка типологија, а 10 нејзини статии се посветени само на македонистичката проблематика. З. Т.


Елисавета Савченко

**САВЧЕНКО (КАТЕРИНИЌ, ПЛОТНИЦКА), Елисавета** (Бобровица, близу Киев, Украина, 20. VIII 1903 – Сливен, Бугарија, 26. X 1999) – оперска певица, сопран. Носител на улогата на Сантуца во првата изведба на операта *Кавалерија рустикана* на сцената на Македонскиот народен театар на 9 мај 1947 г., датумот на раѓањето на Македонската опера, во која работела од 1947 до 1949 г.. Покрај улогата на Сантуца настапила и во улогата на Тоска во истоимената опера и Људмила во *Продадена невеста*. Ф. М.

**САГИЈА** – женска горна облека, изработена од волнено, четворно ткаено платно. Тоа е еден вид са-


Сагија, мариовска женска горна облека

ја, составен дел на мариовската невестинска носија. На пазувите е орнамнетирана со мотивите *тулипани*, по рабовите (на рамената, бочниците и долу по работ) е поткитена со алов *кис*, додека од страните е украсена со алов и црн кис. Ј. Р.-П.

**САГУДАТИ** – словенско племе, населено во Македонија кон крајот на VI и поч. на VII в., на териториите западно и југозападно од Солун, во рамничарските предели помеѓу Солун и Бер. Учествувале, заедно со другите племиња, во нападите на Солун (616–618, 674–677) и гусареле по крајбрежјето на Егејското Море. По походот на Ставракиј (783) ја признале византиската власт.

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. К. Аџ.


Аврам Садикарио

**САДИКАРИО, Аврам Јосифов** (Битола, 14. V 1919 – Скопје, 1. VIII 2007) – педијатар, хемато-онколог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1975); поет. Медицина студирал во Белград и Софија (1938–1942). Како илегалец (1943–44) ги прекинал студиите и дипломирал во Софија (1945). Специјализирал педијатрија на Клиниката за детски болести (1948–1951), а специјалистички испит положил во 1952 г. Бил директор на Клиниката за детски болести (1974–1982). Негов научен интерес се хемато-онколошките заболувања. Најзначајни трудови: „Учебник по педијатрија" (1950), „Kwashiorkor" (хабилитационен труд) (1951), поглавје за хематологијата во „Педијатрија" (Загреб, 1980), „Хемоглобинопатии во СР Македонија" – пристапно предавање во француската Медицинска академија (1967). Член на ДПМ (1973). Добитник е на наградата доделена од Сојузот на еврејските општини за „Три илјади години на Ерусалим" на македонски, српски и шпански (ладино) јазик.

БИБЛ.: *Ни крик ни самина* (поезија, 1973), *Очи и корења* (поезија, 1974), *Запалено лето* (поезија, 1975), *Погледи и ѕвона* (поезија, 1977), *Ханилеа* (поезија, 1985), *Замолкната правдина*" (поезија, 1987), *Оносветски призиви* (поезија, 1995), *Датуми на поколот* (поезија, 1996). Н. П.-Ј.


Самуел Садикарио

**САДИКАРИО, Самуел Аврамов** (Скопје, 22. IV 1950) – интернист-ендокринолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 2002). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1975), а докторирал од областа на дијабетологијата, епидемиологијата и медицинската математика (1990). Суспецијалности му се ендокринологијата и кардиологијата. Има објавено околу 80 трудови во домашни и странски списанија. Автор е на книгите „Ургентни ендокрини и метаболни состојби" (1998), „Антисемитизам" (2000) и „Столбови на мудроста" (2006), а коавтор е уште на 9 книги. Иницијатор е за формирање на Школата за јавно здравство и Факултетот за сестринство на Мед. ф. во Скопје. Претседател е на Фондот за холокаустот на Евреите во Македонија.

ИЗВ: *Билтен* на Медицинскиот факултет, 797, 28 февруари 2002. Н. П.-Ј.

**САДИКУ, Садик** (с. Пирок, Тетовско, 25. II 1930) – просветен и политички деец. Завршил гимназија и апсолвирал на Филозофскиот факултет (1970). Бил учител и наставник во основно училиште и во гимназија и референт за професионална ориентација во Заводот за вработување во Гостивар. Бил член на Извршниот одбор на Општинската конференција на ССРНМ, член на Претседателството на Општинскиот синдикален совет, претседател на Општинската конференција на СКМ во Гостивар, пратеник и претседател на Административната комисија на Собранието на СРМ и член на ЦК на СКМ (избран на Петтиот конгрес на СКМ). С. Мл.


Саз

**САЗ** – жичен музички народен инструмент од типот тамбури со ориентално потекло. Тонот се добива со удар на жиците со перце. Тој има голем полукружен корпус и релативно краток врат, слично како кај утот (лаутата), а разликата помеѓу нив е што сазот има метални прагови на вратот, а утот ги нема. На него се свири и самостојно, но уште почесто се музицира во инструментални состави.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 43. Ѓ. М. Ѓ.


Томе Саздов

**САЗДОВ, Томе** (Скопје, 8. II 1934 – Скопје, 11. II 2004) – книжевен историчар, истражувач на македонското народно творештво, унив. професор по усна народна книжевност на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје. Завршил Филозофски факултет – група Историја на книжевноста на народите на СФРЈ во Скопје (1957). Неколку години бил новинар, по што работел на Филолошкиот факултет (од асистент до редовен професор). Докторирал на тема „Марко К. Цепенков како собирач на македонски народни умотворби". Бил повеќегодишен директор и претседател на Советот на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид, претседател на Културно-просветната заедница на Македонија и директор на Институтот за македонска литература. Приредил по-

веќе зборници со македонски народни умотворби и го популаризирал нашето културно наследство, во домашната и во странската јавност. Почесен член на Друштвото на писателите на Македонија.

БИБЛ.: *Македонската народна поезија*, Скопје, 1966; *Преглед на македонската народна проза*, Скопје, 1970; *Македонски народни приказни*, Скопје, 1972; *Марко Цепенков*, X, Скопје, 1972 (еден од приредувачите); *Марко К. Цепенков како собирач на македонски народни умотворби*, Скопје, 1974; Кузман А. Шапкарев, *Избрани дела*, кн. 1-5, Скопје, 1976 (приредил); *Собирачки портрети*, Скопје 1976; *Македонска народна лирика*, Скопје, 1977; Стефан И. Верковиќ, *Јужномакедонски народни приказни*, т 1-2, Скопје, 1977; *Студии за македонската народна книжевност*, Скопје, 1978; *Народни песни од југословенска Македонија*, Атина, 1981 (превод на грчки јазик); *Македонски народни приказни*, Атина, 1981 (превод на грчки јазик); *Македонска народна лирика*, Београд, 1981; Миладиновци, *Избрани текстови*, Скопје 1982; *На тенка срма нижани. Народни умотворби од Пиринска Македонија*, Скопје, 1982; *Скопје града покрај тиок Вардар*, Скопје, 1985; Ѓорѓи Пулевски. *Избрани текстови*, Скопје, 1985; Григор Прличев, *Избрани творби*, Скопје, 1985; *Фолклористички студии*, Скопје, 1986; *Народни песни од Пиринска Македонија*, Скопје, 1988; *Македонска народна литература*, Скопје,1988; *Македонска народна книжевност*, Скопје, 1988; *Жената во македонската народна книжевност*, Скопје, 1989; *Огледи за македонската народна книжевност*, Скопје, 1990; *Усната книжевност на Македонците*, Скопје, 1992; *Историја на македонската книжевност – усна народна книжевност*, Скопје, 1997; *Непознатиот Прличев*, Скопје, 1998; Григор Прличев, *Запис за Одисеј*, Скопје 1996.

ЛИТ.: Благоја Стоичоски, *Томе Саздов. 60 години од раѓањето и 35 години научна дејност*, Скопје, 1994. С. Мл.

**САИД, Мустафа** (с. Дорфулија, Штипско, 1916) – инж. агроном. Завршил гимназија во Скопје и дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Земун. По Ослободувањето бил претседател на Околискиот задружен сојуз, претседател на Околискиот народен одбор и член на Околискиот комитет на СКМ во Штип, директор на Управата на хидрометеоролошката служба и член на Главниот одбор на ССРНМ. С. Мл.

**САЈА** – горен дел од женската облека, без ракави, што се облекува над градникот. Составена е од следниве делови: *предни поли, скутови, поли* или *скутички, мали поли* (предните делови) и заден дел, т.н. *задниште, заден стан, расцепок* што се наоѓа на долните страни од сајата (задните делови) и *колутци* како парчиња скроени под мишките. Се разликувале два вида: *бела саја* и *шарена саја, китена саја* или *голема саја*. Белата саја, од бело платно, е карактеристичен дел на носијата од Кумановскиот регион. Белата памучна саја од с. Осиче, Кривопаланечко, била *куса една педа* под половината и тесна по крој. Во некои шопски села во Кумановско жените носеле саја изработена од бел шајак, долга до колената, од горе до долу украсена со разнобојни прави линии, а меѓу линиите навезени разнобојни орнаменти со тркалезна форма, изработени со волнен конец. Празнините на сајата биле исполнети со *пулови*. Сајата била без ракави, а под мишките била украсувана со виснати *крпи*, шарени по краиштата. Дополнителен украс на овој елемент од носијата биле и сребрените пари што се нанижувале на предниот дел, а на грбот се ставале и дополнителни метални украси, т.н. *подвески*. Секојдневните саи жените сами ги украсувале, додека оние побогатите, невестинските и празничните, ги изработувал терзија. В. *шарена саја*. Ј. Р.-П.



Саја, женска горна облека



Евгениј Салавјов

**САЛАВЈОВ, Евгениј** (Евгений Соловев) (Улан-Уде, Русија, 22. IX 1948) – физичар, научен советник (1994) во Истражувачкиот центар за енергија, информатика и материјали при МАНУ. Дипломирал (1971) на Факултетот за физика во Санкт-Петербург. Таму одбранил кандидатска дисертација (1977) и докторат на науките (1986) („Адијабатска апроксимација на задачи од атомската физика со суштински многу нивоа“). До 1992 г. е на Универзитетот во Санкт-Петербург. Од тамошната позиција на главен истражувач, преминува во Скопје, првин на ПМФ, а потоа во Истражувачкиот центар на МАНУ. Објавил повеќе од 100 статии во врвни списанија, во кои со методите на квантната механика го разгледува главно расејувањето на честиците, особено со адијабатската апроксимација. Престојувал на повеќе универзитети и како поканет предавач на меѓународни конференции. В. Ур.

**САЛАТА** (Lactuca sativa L.) – едногодишно растение од фам. Asteraceae. Во светот и кај нас се одгледува на ограничени површини. Во исхраната се користат листовите како салата. Кај нас во производството се застапени главно три варијетети: лисна салата (var. acephala), главеста салата (var. capitata) и марула (var. romana). Релативно е студоотпорна и се одгледува напролет за рано производство и во заштитени простори. Д. Ј.



Салата



Сервет Салиу

**САЛИУ, Сервет** (с. Гајре, Тетовско, 20. XII 1928 –Тетово, 1994) – политичар. Ја завршил Високата школа за политички науки во Белград. Бил организационен секретар на Општинскиот комитет на СКМ, потпретседател на Собранието на Општината Тетово и претседател на Општинската конференција на ССРНМ. Подоцна бил избран за член на ЦК на СКМ и одговорен за кадровската политика, член на Републичката конференција на ССРНМ и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ. Со образложение „поради низа слабости и недоследности за човек што вршел низа високи општествени и републички функции и оти сноси одговорност за ескалацијата на албанскиот национализам и сепаратизам во Тетовската општина“, на проширената седница на ОК на ССРН во Тетово бил отпови-

кан од делегат на РК на ССРНМ (23. X 1987).

ЛИТ.: *Сервет Салиу отповикан*, РК ССРН – Тетово, „Вечер“, XXV, 7541, Скопје, 23. X 1987, 4. С. Мл.


Шабан Салиу

**САЛИУ, Шабан** (Гостивар, 6. I 1961) – политичар. Го завршил Правниот факултет во Скопје (1990). Работел во Судот за здружен суд во Скопје (1988) и во Основниот суд во Гостивар (1991–1992), а потоа адвокат (1994) Бил генерален секретар на ПЦЕР и претседател на огранокот во Гостивар (1990–1995), потпретседател на Сојузот на Ромите на Македонија и претседател на партијата Демократски сили на Ромите (2005). Пратеник во Собранието на РМ (2006–2008). Директор на Дирекцијата за заштита и спасување. Р.

**САЛИХ, Наџи Сулејман** (Охрид, 25. I 1920 – Скопје, 13. III 1975) – столар, резбар и политички деец. Првин го изучил столарскиот занает, а потоа ја завршил и Резбарската школа во Охрид. По фашистичката окупација емигрирал во Албанија, каде што се вклучил во НОД. Подоцна пристигнал на територијата на Западна Македонија и станал борец на Првата македонско-косовска НОУ бригада (ноември 1943). По Ослободувањето работел во органите за државна безбедност (1946–1967), бил пратеник во Собранието на СРМ (1967–1974 и член на Претседателството на СРМ (1974–1975). С. Мл.


Благоја Самакоски

**САМАКОСКИ, Благоја** (Прилеп, 7. V 1948) – вонреден проф. на ТФ во Битола. Докторирал на Машинскиот факултет во Белград (1994). Предавал на Економскиот факултет во Прилеп (1985–1992). Бил генерален директор на компанијата Енергоинвест „11 Октомври“ од Прилеп. Во 1990 г. го формира приватното претпријатие „Микросам“, каде што се конструирани: првото дигитално броило и првиот индустриски робот со 6 оски за контрола во РМ. Добитник е на повеќе награди и признанија од Министерството за одбрана на Југославија, Менаџер на годината во РМ за 1992 г., одликување од белгиската влада „Витез на инвентивноста“. Др. М.


Пешо Самарџиев

**САМАРЏИЕВ, Пешо (Петар) Д.** (с. Подлес, Неготинско, 1877 – с. Клисура, Тиквешко, 21. VI 1906) – учесник во Илинденското востание, тиквешки војвода. Основно училиште завршил во Неготино, а железарско во Самоков, Бугарија. Воспоставил врски со Г. Делчев и со Ј. Сандански. Се борел во четата на М. Попето и на Х. Чернопеев (1901). Станал околиски војвода (1903). Учествувал во Илинденското востание и на Прилепскиот конгрес на ТМОРО (1904). Загинал во борба со османлиската војска кај преслапот меѓу селата Клисура и Дрен, Тиквешко.

ЛИТ.: Ѓ. Јанчев, *Добри Даскалов и Пешо Самарџиев – тиквешки војводи*. Зб.: Помалку познати и непознати учесници во македонското ослободително движење во XIX и почетокот на XX век, Скопје, 1995. Ал. Тр.


Александар Самарџиски

**САМАРЏИСКИ, Александар Арсов** (с. Смојмирово, Берово, 9. IX 1938 – Скопје, 22. X 2001) – математичар, ред. проф. на ПМФ (1984). Дипломирал на ПМФ (1961), магистрирал во Белград (1971), бил на специјализација во Тибинген, Германија (1972/73), а докторирал на ПМФ (1974) со темата „За некои класи Штајнерови системи“. Публикувал научни трудови од областа на геометријата и алгебрата, стручни трудови и учебници за средно и високо образование. Бил продекан на Математичкиот факултет и на ПМФ и главен уредник на списанијата „Сигма“ и „Нумерус“.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006*, монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 558/’91. Н. Ц.

**САМОВИЛСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – митолошки народни песни што ги опеваат самовилите и нивните односи со луѓето. Во народното верување самовилите се исклучително убави и секогаш млади девојки, а живеат во групи покрај планинските езера и реки, каде што често се бањаат. Поради верувањето дека живеат во тешко достапни предели, нивните средби обично се со овчарите. Како иреални суштества, самовилите градат необични градби (ѕид, кула, град, манастир) на необично место (под облаци, насред слано море) и со необичен материјал *(Што дирeци ми редеше, / се јунаци одбирани, / Што пармаци ми редеше, / сè девојки одбирани*...). Тие често јаваат на сур елен, а за узди и камшик користат змии. Сурово го казнуваат секој што ќе се обиде да им се меша во нивниот свет. Чести се и нивните средби со Марко Крале, когошто некогаш го казнуваат, другпат тој им се одмаздува, но некогаш меѓу нив тој има и свои посестрими. Опеани се и натпреварите меѓу јунакот и самовилите, кога тој свири, а тие играат. Ако го надиграат, да му ги земат црните очи, а ако ги натсвири, да му ја дадат *„Гурѓа самовила, најкрајна девојка“*. Самовилите се среќаваат и во други односи со луѓето: ослепуваат човек, тераат робје, јавуваат дека некој е заробен или загинат, даваат совет, лекуваат или оживуваат човек, одведуваат луѓе и сл.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Обредни и митолошки песни*. Избор и редакција д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968; Марко Китевски, *Македонска народна лирика (митолошки, трудови, семејни, детски, хумористични, љубовни песни)*, Скопје, 2000. М. Кит.

**САМОИЛОВСКИ, Мишо** (Скопје, 30. IX 1931) – еден од филмските сниматели-доајени во Македонија. Се вработува во продуцентската куќа „Вардар филм“ (1948), каде што останува сè до пензио-


Мишо Самоиловски

нирањето (1992). Работел на стотина документарни и на 25 играни филмови (во десет бил директор на фотографијата). Иг. Ст.


Селото Самоков

**САМОКОВ** – село во Порече. Се наоѓа во долината на реката Црнешница, лева притока на р. Треска, на надморска височина од околу 600 m. Со Македонски Брод е поврзано со современ асфалтен пат. Во минатото било рударски центар, со топилница за железна руда, по која го носи и името. Тоа е населено со Македонци, а нивниот број е во незначителен пораст. Во 1961 г. во него живееле 270 ж. а во 2002 г. 388 ж. До 2004 г. С. било центар на општина, во која влегувале 26 села од Поречјето. Сега е во состав на Општината Македонски Брод. Населението се занимава со сточарство и со шумарство, а еден дел се вработени во фабриката за експлозивни материјали, изградена во јужниот крај на селото. Во С. има осумгодишно училиште, здравствена и полициска станица. Ал. Ст.

**САМОЛОВЧЕВ, Боривое (Емил)** (Нови Бечеј, Србија, 5. V 1923 – Белград, 21. X 1994) – доктор на педагошките науки, андрагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа (Вршац, Србија, 1944), дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1954), каде што и докторирал (1960). Посебно се занимавал со образованието на возрасните. На Филозофскиот факултет во Скопје предавал (в.) *андрагогија* и методика на воспитната работа (1963–1985).

БИБЛ.: *Образовање одраслих у прошлости и данас,* 1963; *Теориске основе војног васпитања и образовања,* 1974; *Општа андрагогија,* 1979; *Основи на андрагогијата,* 1981; *Теоретските и методичките основи на воспитната работа,* 1984; *Савремени токови образовања одраслих,* 1987.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976,* Скопје, 1976, 73. К. Камб.

**САМОУПРАВУВАЊЕ** – посебен општествен систем, реализиран во одреден период во СФР Југославија. Идејата за самоуправување им се припишува на социјалутопистите, а првпат е реализирана во времето на Париската комуна во Франција (XIX в.). Идејата за самоуправување и работничка контрола беше иницирана во Советскиот Сојуз, во времето на НЕП (Нова економска политика), но не доби позначајна практична реализација. По Втората светска војна самоуправувањето се воспостави и се развиваше како официјален општествен систем во СФРЈ, поточно во периодот 1950–1990 г. Одреден вид самоуправување претставува и партиципацијата, при која работниците учествуваат преку свои претставници во управувањето на претпријатијата. Во почетокот, самоуправувањето во СФРЈ, во чиј состав беше и нашата земја, се развиваше како работничко самоуправување во претпријатијата, а потоа прерасна во концепт на општествено самоуправување и се прошири во разни сфери на општествениот живот. Самоуправувањето беше воведено со посебен закон (26. VI 1950). Подоцна тоа стана предмет на регулирање и во Уставот на СФРЈ (1953, 1963 и 1974). Според Уставот и законите, самоуправниот систем ги имаше следниве основни карактеристики: општествена сопственост на средствата за производство, самоуправни општествени односи (самоуправување во претпријатијата и општеството), самостојност на претпријатијата, деетатизација, децентрализација, комбинација на планот и пазарот, самоуправна распределба на доходот, учество на граѓаните во општествено-политичкиот живот (делегатски систем) и др. Самоуправувањето се оствaруваше непосредно (преку собир на работните луѓе, референдум и преку други облици на непосредно изјаснување) и посредно (преку претставници во работничките совети, во самоуправната работничка контрола и во други органи на управување). Во времето на самоуправувањето постоеше раздвоеност на управните и раководните функции во претпријатијата и во општеството. Самоуправниот општествен систем беше подложен на бројни промени и усовршувања во насока на јакнење на пазарната ориентација на економските субјекти и развивање на демократските односи, либерализација на цените и на економските односи со странство, зголемување на продуктивноста и ефикасноста на стопанисувањето и др. Меѓутоа, очекуваните резултати изостанаа. Поради тоа се правеа чести реформи заради усовршување на системот („реформи на реформи“). Порадикални промени беа преземени во 1965 г. со познатата Стопанска реформа, потоа во текот на 1970-тите години, со конституирањето на системот на здружен труд и во 1980-тите години со напорите за економска стабилизација на земјата и реформирање на општествениот систем. Со Уставот на самостојна РМ (1991) се напушти самоуправниот општествен систем и се воспостави нов општествен систем, заснован врз пазарната економија и парламентарната демократија.

ИЗВ.: *Устав на СФРЈ* и соодветни закони.

ЛИТ.: Никола Узунов и др., *Применета економија*, Скопје, 2003. М. С.

**САМОУПРАВНИ ИНТЕРЕСНИ ЗАЕДНИЦИ НА ФИЗИЧКАТА КУЛТУРА.** Општинските и Републичката СИЗ извршувале дејности (1984–1996) врз основа на Законот за физичка култура и самоуправните интересни заедници на физичката култура (1974). Законот пропишувал можност, работниците и други работни луѓе во организациите за здружен труд и други самоуправни организации и заедници да можат да обезбедат средства за задоволување на заедничките потреби и интереси во областа на физичката култура со работниците и граѓаните во организациите за физичка култура. Во него биле утврдени нивните права и обврски, начинот и постапката за здружување, утврдување на приходите и нивната распределба, органите на СИЗ-от, нивната надлежност, начинот на нивниот избор, донесувањето Статут и други акти. Во овој период најмногу било инвестирано во изградбата на објекти и во дејностите и активностите на физичката култура. Д. С.

**САМУИЛ** (? – Преспа, 6. X 1014) – комитопул, најмлад син на комесот Никола и Рипсимија, македонски цар (ок. 997–1014). Учествувал во бунтот на комитопулите (969), кога била отфрлена бугарската врховна власт во Западна и Југозападна Македонија и биле поставени темелите на македонската средновековна држава, која по него е именувана како Самуилово Царство. Учествувал и во востанието на комитопулите против византиската власт (976). Од почето-



Д. Кондовски: Портрет на цар Самуил (1989)



Камената плоча со Самуиловиот натпис (992/3)

кот владеел заедно со своите браќа Давид, Мојсеј и Арон, а по загинувањето на Давид и Мојсеј владеел заедно со брат му Арон, но по ликвидирањето на Арона, станал единствен владетел во државата (986). Поседувал неисцрпна енергија, високи воннички и државнички способности. Во негово време македонската средновековна држава го достигнала врвот во својот развиток. Водел долга и исцрпувачка војна со византискиот император Василиј II (976–1025). Учествувал во сите позначајни битки и походи против Византија и далеку ги проширил границите на државата. Ги обединил под своја власт речиси сите македонски територии (освен Солун), освоил голем дел од Балканскиот Полуостров (Тесалија, Епир, Албанија, Далмација, Босна, Србија и поголем дел од Бугарија). Ги прифатил државно-правните традиции на Бугарското Царство, ликвидирано од Византија (971), и се прогласил за цар, со круна што му ја испратил римскиот папа. Како формално-правен наследник на бугарските цареви, во изворите најчесто се именува како бугарски цар, а неговата држава како Бугарско Царство. Починал во Преспа од срцев удар, потресен од морничавата глетка кога ги видел своите ослепени војници што му ги испратил Василиј II. Бил оженет со византиската благородничка Агата од Драч, со која имал четири ќерки и синот Гаврил Радомир. Зачуван е неговиот натпис (992/3), во спомен на родителите и на братот Давид.

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Аџ.

**САМУИЛ, Алусијан** (XI в.) – син на Алусијан, внук на царот Јован Владислав, вестарх. Направил кариера во византиска служба. Во времето на царот Роман IV Диоген (1068–1071) заземал висока воена должност во темата Арменијакон. Учествувал во походот на императорот против Селџуците (1068), се истакнал во смирувањето на бунтот на Криспин (1069), добил чин проедар и бил назначен за дукс на темата Армениакон, т.е. командант на пет западни тагми и на наемните војски во темата. Зачуван е печат со неговото име. По симнувањето од престолот на Роман IV (1071) и тој бил отстранет од оваа должност.

ЛИТ.: В. Златарски, *Моливдовулъ на Самуила Алусианъ*, „Известия на Археол. институт", I, 1922. К. Аџ.

**САМУИЛОВОТО ЦАРСТВО** (969–1018) – средновековна македонска држава, најголема ранофеудална државна творба на Балканот. Ја основале (969) четворицата браќа, комитопулите Давид, Мојсеј, Арон и Самуил, синови на комесот Никола. Тие ја искористиле тешката ситуација во Бугарија, која била нападната и освоена од киевскиот кнез Свјатослав (968/9), ја отфрлиле бугарската власт и се осамостоиле во Југозападна Македонија, поставувајќи ги темелите на македонската држава, позната како Самуилово Царство (969). Јадрото на државата го сочинувале Охридско-преспанската област и Пелагонија, престолнина била Преспа, подоцна Охрид, а за престолнини се сметале и Битола и Сетина, каде што македонските цареви имале свои дворци. Во почетокот браќата владееле заеднички (тетрархија) и ја признавале врховната византиска власт. По смртта на царот Јован I Цимиски (969–976), кренале востание, ја отфрлиле византиската власт и започнале да владеат самостојно (976). Во борбите со Византија успеале да ги прошират териториите на државата. По загинувањето на Давид и Мојсеј, останале да владеат Арон и Самуил (диархија). Голем




Самуиловата средновековна држава (крајот на X – 1018 година)

успех претставувало освојувањето на Лариса (985), најголемиот град на Тесалија, од каде што биле пренесени во Преспа моштите на св. Ахил. Византискиот цар Василиј II (976–1025) се обидел да го запре ширењето на Самуиловата Држава. Во битката кај Трајанова Врата (ден. Ихтиман кај Софија) Василиј II претрпел катастрофален пораз (986) и биле освоени Источна и Североисточна Бугарија, а границите на македонската држава биле проширени до делтата на Дунав. Набргу по битката дошло до раздор помеѓу браќата. По наредба на Самуил, Арон бил ликвидиран заедно со целата своја фамилија. Се спасил единствено неговиот син Јован Владислав, благодарение на залагањето на Гаврил Радомир, синот на Самуил. Самуил продолжил да ги шири границите на државата. Го освоил градот Бер (989), ги опустошил Тесалија, Беотија, Атика и Пелопонез. На враќање, Византијците, предводени од магистерот Никифор Уран, го пречекале кај реката Сперхеј (близу до Термопилите) и му нанеле тежок пораз (996). Самуил бил ранет во битката, го спасил син му Гаврил Радомир, со чија помош се вратил во Македонија. Потоа, Самуил презел поход на запад, кон Јадранското Море. Ја освоил Дукља, ги запалил Котор и Дубровник, ја опустошил Далмација и пљачкајќи стигнал до Задар. Оттаму, преку Босна и Србија, кои ја признале неговата власт, се вратил во Македонија. По успешниот поход на запад, Самуил се прогласил за цар (ок. 997), а државата ја издигнал во ранг на царство. Круната ја добил од папата, а крунисувањето го извршиле свештеници од Рим. За да ѝ даде легитимитет на новата држава, Самуил ги прифатил државно-правните традиции на урнатото (971) Бугарско Царство, прогласувајќи се, формално-правно, за наследник на бугарските цареви. Оттаму, неговата држава во изворите најчесто се именува како Бугарско Царство. Во почетокот на XI в. Византијците ги освоиле Преслав и Плиска (1000), Бер, Сервија и Воден (1001), Видин (1002), Скопје (1004) и Драч (1005). Во решавачката битка кај Беласица (1014) Самуил бил поразен, а истата година и починал во Преспа. По неговата смрт, државата започнала бргу да опаѓа. Неговите наследници, Гаврил Радомир (1014–1015) и Јован Владислав (1015–1018) загубиле голем дел од териториите. Византија ги освоила Прилеп и областа Раец (1014), Мегленската област (1015), тврдините Лонгон, Босоград и Сетина (1017) и др. По загинувањето на Јован Владислав во борбите околу Драч (1018) и предавањето на царицата Марија во Охрид со највисоките благородници, Царството престанало да постои.

ЛИТ.: Б. Прокић, *Постанак једне словенске царевине у Маћедонији у X веку*, „ГЛАС САН" 76 (1908); С. Антољак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969; С. Пириватрић, *Самуилова држава*, Београд, 1997. К. Аџ.

**САНАЦИЈАТА НА БАНКАРСКИОТ СИСТЕМ НА РМ** – процес на рехабилитација на банкарскиот систем, започнат во март 1995 г., кој вклучува три групи активности: 1) отстранување на обврските од билансите на банките врз основа на девизните штедни влогови на граѓаните, депонирани во времето на СФРЈ; 2) отстранување на побарувањата и обврските од билансите на банките врз основа на користените странски кредити и 3) реструктурирање на Стопанска банка АД – Скопје. Обврските врз основа на девизните штедни влогови депонирани во времето на СФРЈ (во износ од околу една милијарда долари) се преземени од македонската влада. Странските кредити одобрени од Парискиот клуб на кредитори (во износ од 262 милиони долари) се пренесени на Агенцијата за санација на банка. Заради нејзината големина и доминантната положба во македонскиот банкарски систем, Стопанска банка АД – Скопје е подложена на посебна програма за финансиска рехабилитација. Од нејзиниот биланс се отстранети обврските врз основа на девизните штедни влогови од времето на СФРЈ (во вредност од 18,8 милијарди денари), како и обврските и побарувањата за користените кредити од Парискиот клуб (во износ од 8,4 милијарди денари). Исто така, ненаплатливите кредити на банката, во износ од речиси 5 милијарди денари, се пренесени кај Агенцијата за санација на банка, која за овој износ издава обврзница со рок на отплата од 15 години. Најпосле, за да се намали доминацијата на Стопанска банка АД – Скопје, од неа се издвојуваат пет филијали, кои се формираат како посебни банки. Сепак, мерките за финансиско реструктурирање на Стопанска банка АД – Скопје не ги даваат очекуваните резултати и банката и понатаму продолжува да се соочува со ликвидносни проблеми сѐ до нејзината продажба на три стратешки инвеститори во текот на 2000 г. Притоа, на приватизација на Стопанска банка АД – Скопје ѝ претходи втор бран на финансиско реструктурирање, кога од нејзиниот биланс се отстранети ненаплатливите побарувања од четири претпријатија, во противвредност од 120 милиони евра.

ЛИТ.: Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006, 141-145. Г. П.


Едоардо Сангвинети

**САНГВИНЕТИ, Едоардо** (Edoardo Sanguinneti) (Ценова, 9. XII 1930) – италијански писател, општественик и универзитетски професор. Полемички е настроен спрема херметизмот во поезијата. Во 2000 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: Ги објавил поетските книги: *Лабиринтус* (1956), *Опус метрикум* (1960), *Катамерон* (1974), *Разгледници* (1978), *Бележник* (1981), *Најновиот завет* (1985), *Конечни заклучоци* (1997), *Нешта* (1999) и др. Негови најзначајни критичко-есеистички книги се: *Три студии за Данте* (1961), *Алберто Моравија* (1962), *Идеологијата и јазикот* (1965), *Мисијата на критичарот* (1987) и др. Ја приредил антологијата *Италијанската поезија на 20 век* и превел голем број дела од грчките и римските класични автори (Есхил, Софокле, Еврипид, Аристофан, Сенека, Петрониј).

ЛИТ.: П. Гилевски, *Лирските лавиринти на Сангвинети*, „Од мугра до мугра", Скопје, 2007. П. Гил.

**САНДАНИЗАМ** (1908 –) – идеологија во македонското револуционерно националноослободително движење, формулирана од револуционерот Јане Сандански, заснована врз централизмот на Гоце Делчев и на МРО, сообразена со условите и со состојбите во Македонија, наметната и со политичките промени со Младотурската револуција, Балканските војни и двете светски војни. Целта останувала иста: одбрана, односно воспоставување територијална целост на Македонија со оружено дејствување, создавање македонска држава со легално политичко дејствување или со оружена ослободителна борба како крајно средство. Санданизмот трајно се вградил во свеста на македонскиот народ во Пиринскиот дел на Македонија, кој води децениска политичка борба во бугарската држава за остварување на елементарните културно-национални и граѓански политички права.

ЛИТ.: Сп. „Македонски вести", 53 1936. М. Мин.

**САНДАНСКИ** – град во Пиринскиот дел на Македонија, Репуб-



Панорама на Сандански

лика Бугарија, со 26.600 ж. (2002). Се наоѓа во источниот дел на Санданската Котлина и југозападното подножје на Пирин Планина, на надморска височина од околу 220 m. Климата е променето средоземноморска со средна годишна температура од 13,9°С. Низ градот тече реката Санданска Бистрица на која се изградени две хидроцентрали. Во североисточниот дел на С. се наоѓаат термоминерални извори со штедрост од 20 l/sec. и температура на водата помеѓу 65 и 81°С. Тие овозможиле во 1981 г. С. да биде прогласен за балнеолошки центар од меѓународно значење. Од 1929 г. С. било село што го носело името Свети Врач до 1949 г., кога е преименувано во Сандански по името на големиот македонски револуционер Јане Сандански. Населението во градот особено се зголемува по 1956 г., кога во С. живееле 10.630 ж., а во 2002 г. веќе има 26.600 ж. Индустријата е водечка гранка во стопанството. Развиена е фармацевтската, електротехничката, машинската и неметалната индустрија. Во градот има гимназија, четири средни технички и четири основни училишта, општа болница, санитарно-балнеолошки комплекс, археолошки музеј, спомeник на Јане Сандански и др.

ЛИТ.: *Енциклопедия Пирински край,* т. II, Благоевград, 1999. Ал. Ст.

**САНДАНСКИ, Јане** (с. Влахи, Мелничко, 31. I 1872 – м. Пирин Пл., Мелничко, 22. IV 1915) – истакнат револуционер, војвода и раководител на ТМОРО – ВМОРО. Завршил II клас прогимназија во Дупница, Бугарија, и се самообразовал. Како младинец бил активен меѓу македонската емиграција во Дупница. Во 1895 и 1897 год. бил учесник во четничкото движење организирано од ВМК. Во 1899 год. се запознал со Гоце Делчев и со Ѓорче Петров и преминал во ТМОРО. Во 1901 год. од Делчев бил испратен за војвода во пограничните региони на Серскиот округ за заштита на организационата територија од навлегување на врховистите. Бил главен организатор на пленувањето на мис Елен Стон. Се противел на решенијата на Солунскиот конгрес (1903) за востание. По започнувањето на востанието го подготвил и го извел Крстовденското востание во Серскиот револуционерен округ. Учествувал на Рилскиот конгрес (1905) и на окружните конгреси во Серскиот округ. По негово застапување била донесена осуда и извршена ликвидацијата над Иван Гарванов и на Борис Сарафов (1907). Соработувал со младотурците (1908) и учествувал во Младотурскиот поход на Цариград при детронирањето на султанот Абдул Хамид II (1909). Бил истакнат претставник на Народната федеративна партија, со чие раководство подоцна дошол во судир. Учествувал во Првата балканска војна, го ослободил Мелник и како претходница на Бугарската армија дејствувал при заземањето на Рупелската Теснина. Со својата придружба влегол во Солун (1912), каде што дошол во судир со бугарските офицери поради своите ставови за автономна и независна Македонија. Бил убиен од заседа од своите идејни противници (Т. Александров) на Пирин Планина. Бил голем противник на врховизмот и на бугарската завојувачка политика кон Македонија. Неговото дело го продолжиле неговите следбеници- санданистите.



Јане Сандански

ИЗВ.: *Спомени на И.Х. Николов, Д. Груев, Б. Сарафов, Ј. Сандански, М. Герџиков, д-р Х. Татарчев*, стручна редакција д-р Иван Катарџиев, Скопје, 1995.

ЛИТ.: Мерсия Макдермот, *За свобода и съвършенство. Биография на Яне Сандански*, София, 1978; М. Пандевски, *Јане Сандански 1872–1915, Библиографски прилози*, Скопје, 1985. В. Ѓ.



Воислав Санев

**САНЕВ, Воислав** (Кочани, 26. VII 1938 – Скопје 8. IV 2007) – археолог. Дипломирал археологија на Филозофскиот факултет во Белград (1963). Од 1963 до 1969 г. работел како кустос во Народниот музеј во Штип, а потоа во Музејот на град Скопје (1969–1970). Повторно се враќа во Штип (1970–1976), а од 1976 г. работи во Археолошкиот музеј на Македонија, каде што останува до 2000 г. Бил директор на Народниот музеј во Штип, в.д. директор на Музејот на Македонија и раководител на Археолошкиот оддел, претседател и секретар на МАНД, уредник и технички уредник на „Macedoniae acta archaeologica“, на Археолошка карта на РМ, Зборник на Народниот музеј од Штип, Зборник на Археолошкиот музеј и др. Го истражувал и го проучувал неолитот во Македонија (Вршник, Анзабегово, Руг Баир, Велушка Тумба, Тумба Маџари, Страната, Канли Чаир, Амам, Тумба Мршевци и др.).

БИБЛ.: *Предисториски култури во Македонија*, Штип, 1971; *Праисторија во Централна Пелагонија*, Битола, 1976; *Antropomorphic cult plastic of Anzabegovo-Vrsnik cultural group of the Republic of Macedonia*, Homage to Milutin Garasanin, Belgrade, 2006, 171–191. Д. З.

**САНСТЕФАНСКИ ДОГОВОР** (19. II / 3. III 1878) – прелиминарен мировен договор склучен помеѓу Русија и Турција. Со него се пред-



Потписниците на Санстефанскиот договор (1878)

видувало создавање голема бугарска држава на територијата на Бугарија и Македонија, именувана Автономно Трибутарно Кнежевство. Влегувале деловите од Македонија: Скопска Црна Гора, планината Кораб, реката Црн Дрим, западната граница на Охридската каза, планината Линас, западната граница на казата Горица (Корча) и Старова, планината Грамос, Костурското Езеро, р. Мегленица, езерото Галико, езерото Бешичко до вливот на реките Струма и Места. Се амнестирале учесниците (и Македонци) во војната на страната на Руската армија. Договорот бил ревидиран во истата година на Берлинскиот конгрес.

ЛИТ.: Александар Христов и Јован Донев, *Македонија во меѓународните договори 1875-1919*, Скопје, 1994, М. Мин.

**САПРОБНОСТ НА ВОДИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА** – збирен термин што го означува квантитативното присуство на органските и неорганските материи во водените екосистеми, според кој се делат на: олигосапробни, β-мезосапробни, α-мезосапробни и полисапробни води во рамките на лимносапробноста. Како една од земјите во развој, во Македонија се посветува многу малку внимание на конзервацијата и заштитата на квалитетот на природните екосистеми, вклучително и на акватичните станишта. Оттука, во Македонија има многу загрозени и оптоварени екосистеми, како што е Вардар и поголем дел од реките во неговиот слив (Црна Река, Брегалница, Лепенец) со високо ниво на сапробност што се одликува со фекално загадување, со високи концентрации на тешки метали и пестициди. Иако под забележителен притисок, езерата се во поголема опасност од еутрофикација, наспроти нивната сапробност, која е со средни вредности (најчесто се мезосапробни). Најзачувани се планинските акватични екосистеми што се олигосапробни до ултраолигосапробни, иако некои од нив се под ризик од процесите на ацидификација (на пр. Големото и Малото Пелистерско Езеро).

Олигосапробни индикатори во водите во Македонија претставуваат: *Hidrurus foetidus* (*Chrysophyta*), *Batrachospermum moniliforme* (*Rhodophyta*), *Cavinula pseudoscutiformis*, *Diatoma hyemalis*, *Eucocconeis flexella*, *Meridion circulare, Diatomella balfouriana* (*Bacillalriophyta*). Мезосапробни (β и α) индикатори во водите во Македонија претставуваат: *Geissleria decussis*, *Caloneis amphisbaena*, *Navicula cryptocephala*, *Navicula trivialis, Cymbella compacta* (*Bacillariophyta*). Полисапробни индикатори во водите во Македонија претставуваат: *Tryblionella constricta, Nitzshia palea, N. umbonata, Encyonema minutim, Luticola goeoppertiana.* Св. К.

**„САРА АРОНСОН“** (Битола, меѓу двете св. војни) – еврејско женско друштво. Било основано со цел да ги воспитува девојките во еврејскиот национален дух. Се одржувале предавања што ги третирале актуелните проблеми на младите Еврејки, меѓу кои и прашањето на описменувањето. Имало ок. 80 членови (1924).

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**САРАНДОПОР** – в. *„Свети Јоаким Осоговски“.*

**САРАФИСТИ** – приврзаници на Борис Сарафов од ВМК и од ТМОРО, личности што ги обединувале заедничките симпатии кон неговата личност и дејност.

ЛИТ.: Хр. Силянов, *Освободителните борби на Македония,* 1, София, 1933; II, София, 1943. В. Ѓ.



Борис Сарафов

**САРАФОВ, Борис Петров** (с. Либјахово, Неврокопско, 12. VI 1872 – Софија, 28. XI / 11. XII 1907) – македонски револуционер, војвода, претседател на ВМК и член на ГШ на Илинденското востание. По завршувањето на основното образование во родното село и во Солун и VI клас во Солунската гимназија, се запишува во Военото училиште во Софија (1890), заедно со Г. Делчев, и учествува во социјалистичка група. По завршувањето на училиштето (1893) е испратен на офицерска служба во Белоградчик и потоа во Софија (1894). Преку неговиот солунски учител Т. Китанчев, влегува во македонското движење, собира и обучува чета и во врховистичкото востание го напаѓа градот Мелник (12. VII 1895). Се запишува како вонреден студент на Генералштабната воена академија во С.-Петербург (септември 1895), но по 4 месеци се враќа во Софија. По смртта на Китанчев настапува расцеп во Врховниот македонски комитет и, со поддршка на Г. Петров и Г. Делчев, на VI конгрес на македонската емиграција во Софија (1. V 1899) е избран за претседател на ВМК. Со својот авантуристички дух и патриотски ентузијазам развива широка внатрешна и надворешна активност што не е во согласност со политиката на кнезот Фердинанд. Заедно со сите членови на Врховниот комитет е уапсен (24. III 1901), а потоа на судот е ослободен. Често патува по Европа и Русија, со негова поддршка се издаваат весниците на С. Радев во Женева („L'Effort“) и во Париз („Le Mouvement Macédonien“); го помага Македонскиот клуб во Белград, а потоа и Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург. Целиот европски печат ја пренесува неговата изјава (1902): „Ние Македонците не сме Срби, ни сме Бугари, ами


**Органъ сторонниковъ независимой Македоніи.**
(Россія, С.-Петербургъ, Гончарная, 15. Телеф. № 69-12)
Издатель Д. Д. Павло-Чуповскій. Редакція: Редакціонный Совѣтъ.

**О Македоніи и Македонцахъ:**

„Мы, македонцы, не сербы и не болгары, а просто — македонцы. Македонскій народъ существуетъ независимо отъ болгарскаго и сербскаго. Мы сочувствуемъ и тѣмъ и другимъ, болгарамъ и сербамъ; кто поможетъ нашему освобожденію, тому мы скажемъ спасибо, но пусть болгары и сербы не забываютъ, что Македонія только для македонцевъ“. (*Борисъ Сарафовъ*).

Цитат од изјава на Б. Сарафов (1902)

просто Македонци. Македонскиот народ постои независно од бугарскиот и од српскиот. Ние им сочувствуваме и на едните и на другите, и на Бугарите и на Србите; кој ќе го помогне нашето ослободување, нему ќе му речеме благодарам, но Србите и Бугарите нека не заборават дека Македонија е само за Македонците“. Текстов подоцна станува насловно мото и на сите изданија на Македонската колонија во Петроград. Тој ги помага и солунските гемиџии. На VIII конгрес на Македонско-одринската организација во Софија на чело на ВМК се поставени Бугарите Ст. Михајловски и ген. Ив. Цончев и се изострува борбата помеѓу „врховистите“ и „централистите“. Настанува и струја на „сарафистите“. Во јануари 1903 г. С. влегува со чета во Македонија и на Смилевскиот конгрес (9–7. V 1903) е избран за еден од тројцата рамноправни членови на Главниот штаб на насроченото востание. По Илинденското востание дејствува во Битолскиот револуционерен округ. На Рилскиот конгрес (1905) е обвинуван за злоупотреби и за испраќање „сарафистички чети“, но е амнестиран. Во ВМОРО настанува расцеп („леви“ и „десни“). Б. Сарафов и Ив. Гарванов се задгранични претставници. Осудени од Серскиот револуционерен округ, тие се и убиени во Софија.

ИЗВ.: *Спомени на Дамянъ Груевъ, Борисъ Сарафовъ и Иванъ Гарвановъ*, София, 1927.

ЛИТ.: Ј., *Са македонског конгреса,* „Глас српства“, III, 72, Београд, 4. VIII 1902. 1; *Шта мисли Борис Сарафов (Разговор једног пријатеља „Штампе“ са вођом устанка у Македонији,* „Штампа“, II, 312, Београд, 30. XI 1903, 1; *Турція,* „С.-Петербургския Вѣдомости“; № 227, С.-Петербургъ, 21. VIII (2. IX) 1902, 3; *Разговор са Сарафовом,* „Трговински гласник“, XIII, 269, Београд, 4. XII 1903, 1; Блаже Ристовски, *Крсте. П. Мисирков* (1874–1926). Прилог..., Скопје, 1966, 304–307 и 530–535; истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград,* I, Скопје, 1978, 212–213. Бл. Р.

**САРАЦЕНСКАТА МИСИЈА на св. Константин-Кирил** (851 или 855/ 856) – религиозно-политичка мисија меѓу Арабите (Сараците) во заштита на христијанството од мухамеданската религија масовно прифаќана од Сараците. Главно теолошко прашање во полемиките на Константин-Кирил било толкувањето на единството на Светото тројство: Отецот, Синот и Светиот Дух. Мисијата го одбранила достоинството на христијанството и на византиските интереси на Исток.

ИЗВ.: *Панонски легенди*, превод Р. Угринова-Скаловска, Скопје, 1969; *Панонски легенди*, превод Ј. Таковски, Скопје, 2001.

ЛИТ.: Б. Панов, *Мисијата на Константин-Кирил меѓу Сараците (Арабите),* „Историја“, 1, Скопје, 1984; Х. Поленаковиќ, *Во мугрите на словенската писменост*, Скопје, 1973; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005, 232-234. И. Вел.



Димко Сарванов-Могилчето

**САРВАНОВ-МОГИЛЧЕТО, Димко Илиев** (с. Могила, Битолско, 1879 – с. Ношпал, Битолско, март 1907) – околиски војвода на Битолската полска чета на ТМОРО. Завршил основно училиште. Неговиот постар брат бил член на ТМОРО. Кога во селото пристигнала четата на Ѓорѓи Сугарев, кон неа се приклучил и младиот Димко. Зел учество во Илинденското востание (1903) во чета со Јон Кафеанџијата (послешниот војвода Јон Димов-Пашата). По востанието бил околиски војвода на Битолската полска чета. Учествувал во повеќе борби и акции. Во соработка со Јон Димов-Пашата и Трајко Кралот (од с. Брник, Мариовско), од заседа го убил злогласниот Шефкија-бег (1905), кој имал чифлик во с. Могила. Тој настан бил и главниот мотив за обликувањето на неговиот лик во народната песна. Од зачуваната кореспонденција се гледа дека бил голем приврзаник на македонската национална кауза, против српската и бугарската оружена акција во Македонија. Од донатори собрал над 400 наполеони за ТМОРО. Во една борба во с. Ивени (Мариовско) бил тешко ранет и се лекувал во Битола. При една организациона обиколка бил откриен и гонет од османлиска потера, поради што се сокрил во подземна скривница. Плашејќи се да не го откријат, една жена ставила камен на малиот отвор. Останал без воздух и почнал да се задушува. Потерата заминала, но тој веќе не можел да издржи од задушување и се решил на саможртва.

ЛИТ.: Боянъ Мирчевъ, *Революционната дейность въ Демирхисаръ (Битолско),* София, 1931; Д-р Душко Константинов – Здравко Божиновски, *Тука е Македонија,* книга I (Избор на објавени македонски народни песни од комитскиот циклус), Скопје, 1970, 254-263 и 549. С. Мл.



Лешочкиот манастирски комплекс „Св. Атанасиј“ пред Втората светска војна

**САРДИСУВАЊЕТО на Лешочкиот манастир** (1905). На манастирскиот празник „Св. Богородица“ на 15/28 август 1905 г. Албанци – башибозук, со изговор дека имало скриена комитска чета, го сардисале манастирот во кој имало околу 3 илјади верници – мажи, жени и деца. Настанот е овековечен во народна песна.

ЛИТ: Б. Светозаревиќ, *Тетово и тетовско во илинденскиот период 1895–1905*, Скопје, 2003; И. Петрушевски, Б. Светозаревиќ, *Лешочкиот манастирски комплекс*, Скопје, 2001. Бр. Св.



Александар Сариевски

**САРИЕВСКИ, Александар** (Галичник, Гостиварско, 1922 – Скопје, 19. XII 2002) – интерпретатор на народни песни. Кариерата ја започнал во Македонската радио-телевизија (од 1945 г., како хармоникаш и пејач во Малиот народен оркестар) и во ансамблот „Танец“ (од 1950 г., како тапанџија и пејач). Настапувал низ целиот свет и стана своевиден „заштитен знак“ за интерпретација на песните од Западна Македонија. За продукцијата на МРТ сними неколку стотини песни, најчесто како солист, но и во дует со други врвни интерпретатори („Филизо, моме Филизо“, „Кандисал Ајредин-паша“, „Дејгиди луди млади години“,

„Те кажувајет бре Илиној моме“ и др.). Во еден период бил и продуцент за Македонија во Музичката продукција на РТ Белград. М. Кол.



Врв од копјето сариса на Македонската војска

**САРИСА** – копје во вооружувањето на Македонската војска. Било дизајнирано со 24 стапки (7,34 m), од практични причини должината била скратена на 21 стапка (6,4 m). Претставувало револуционерно откритие на македонската војска на кралот Филип II. Копјето се состоело од бодеж (шилест врв) и од рачка. Војникот во борбата го држел со двете раце; 4/5 пред телото, а 1/5 одзади. Првите пет редови од фалангата го држеле копјето хоризонтално, а останатите редови исправени на рамо. Кога ќе паднеле првите редови, го спуштале хоризонтално, односно во борбена положба.

ЛИТ.: Плутарх, *Александар Македонски*, Скопје, 1994, 87. В. Ст.



Бранислав Саркањац

**САРКАЊАЦ, Бранислав Владимиров** (Скопје, 14. IV 1958) – доктор по филозофија, универзитетски професор. Дипломирал (1983), магистрирал (1993) и докторирал (1996) на Филозофскиот факултет во Скопје. Работел како уредник на Третата програма на Македонското радио, а потоа и како асистент, доцент и вонреден професор на Филозофскиот факултет во Скопје. Клучен филозофски интерес му е филозофијата на политиката, а се занимава и со односите меѓу филозофијата, социологијата и медицината. Значаен е и неговиот придонес во теориската примена на постколонијалната критика на катахрестичкото и на ризоматското мислење врз примерите на македонската историска и политичка реалност.

БИБЛ.: *Идеолошијаша и субјекшивишешош*, 1993; *Социолоѓија на медицинаша*, 1999 (коавтор со С. Костовски); *Македонски кашахрезис*, 2001, 2004; *Корени и ризоми*, 2001 (коедитор со Б. Иванов) и др.

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот ‚Св Кирил и Методиј'“ *во Скопје*, бр 800, 8 III 2002. Ив. Џ.



Рудар во рудникот „Саса“

**САСА** – рудник на Pb, Zn руда, кој се наоѓа во југоисточните падини на планината Осогово. Припаѓа кон металогенетската зона Осогово–Бесна Кобила. Рудното наоѓалиште е изградено од прекамбриски и старопалеозојски карпести комплекси претставени со кварцграфитични шкрилци, циполини и циполински шкрилци, кои се најпогодна средина за создавање рудни тела. Главниот тип на орудувањето е во вид на плочи кои по форма се слоевити и неправилни. Моќноста на рудните тела е од 1 до 3 m. Исто така се јавува и орудување во вид на здробени зони. Рудните резерви се проценети на околу 71.601.838 t руда, минималната економска содржина на Pb е 4,06% а на Zn 3,39%.

ЛИТ.: Тодор Серафимовски, и др., *Наоѓалишша и појави на олово и цинк во Решублика Македонија*. Посебно издание бр. 4, РГФ, Штип, 1995. Т. Сер.

**САСИ** – најпознати рудари во средниот век, по потекло од Саксонија (Германија). Во XIII в. се населиле и во Македонија, каде што го организирале вадењето на рудата. Во Североисточна Македонија се зачувани остатоци во топонимијата и во лингвистичката терминологија.

ЛИТ.: С. Ћирковић, Д. Ковачевић-Којић, Р. Ћук, *Сшаро срйско рударсшво*, Нови Сад, 2002. Б. Петр.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА“** – голема трикорабна црква изградена во 1872 г. во Дебар. Во 1873 г. биле сликани ѕидни слики во наосот, а во 1896 г. дебарските свештеници поп Тасе, поп Арсениј, поп Трпе, Цветко Стојанов и Симон Секулов биле ктитори на ѕидните слики во олтарот на храмот. Како сликари работеле лазарополскиите зографи браќата Крсте и Коста Николови (синови на познатиот зограф Никола Крстев). На дрвениот иконостас се наоѓаат икони сликани од прочуениот зограф Дичо Крстев од Тресонче и од неговиот син Аврам Дичов. Во храмот се наоѓа и една стара икона посветена на св. Ѓорѓи, која датира од XV в.

ЛИТ.: K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.



Црквата „Св. Богородица“ во с. Лешок

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА“** – манастирска црква во с. Лешок (Тетовско). За првпат се спомнува во првата половина на XIV в., кога била приложена на манастирот „Богородица Левишка“ во Призрен. Подоцна станала метох на манастирот „Св. Атанасиј“ во Лешок. Во 1818 г. во манастирската црква посветена на Богородица доаѓа јеромонахот Кирил Пејчиновиќ, кој го развива монашкиот живот во овој регион. Црквата во основата има форма на триконхос. Конхите од надворешната страна се тристрани. Подоцна од западната страна бил доѕидан нартекс. Во црквата се зачувани три слоја од фрескоживописот. Најстариот слој е од периодот пред 1326 г., вториот слој настанал во времето на епископот Никанор, кој ја овозможил обновата на црквата (1641), а третиот слој датира од 1879 г., кога галичкиот зограф Михаил Ѓурчинов пресликал одредени делови во црквата. Во близина на црквата се наоѓа гробот на јеромонахот Кирил Пејчиновиќ.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених сйоменика кроз йовесницу срйскоѓ народа*, Београд, 1950; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Сйоменици на кулшураша на Македонија*, Скопје, 1980, 207–208. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА“** – манастирска црква во с. Модриште, во близина на Македонски Брод. Во 1316 г. игуменот на манастирот Вартоломеј присуствувал на изборот на епископот Никодим. Тоа е еднокорабна црква со тристрана апсида, а веројатно имала и купола. Градена е од приделкан камен и од наизменични редови тули. Од некогаш богатиот фрескоживопис, дело на непознат зограф, останале малку траги. Врз основа на стилските карактеристики на фрескоживописот, се смета дека истиот зограф ја сликал и

манастирската црква „Св. Никола" (Шишевски), изградена во XIV в. високо над кањонот на р. Треска (Матка, Скопско).

ЛИТ.: П. С. Јовановић, *Модрички манастир*, „Гласник Скопског научног друштва", II, 277–280; Ф. Месеснел, *Топографске белешке*, „Гласник Скопског научног друштва", XIII, 178-183; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.


Црквата „Св. Богородица" крај с. Глумово


Црквата „Св. Богородица", с. Матејче (XIV в.)

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – манастирска црква на левиот брег на р. Треска, во близина на с. Глумово (Скопско). Градена од кршен камен и од малтер. Припаѓа на типот цркви со вписан крст, стеснет облик. Над средишниот дел се издига купола што се потпира на пиластри. Олтарната апсида од надворешна страна е тристрана. Фасадите се оживеани со лизени. Над влезната врата е зачуван натпис во кој се вели дека некоја Милица во 1497 г. ја нашла црквата откриена и дала средства за да се препокрие и да се живописа. Изградила припрата и купила лозје за манастирот. Од текстот произлегува дека црквата била градена многу порано. Постои мислење дека првично била изградена со средства што ги обезбедил Бојко, синот на властелинката Даница, ктиторка на црквата „Св. Никола" во с. Љуботен (XIV в.), бидејќи во тоа време тој бил господарот на Матка. Фрескоживописот, за чијашто изработка средства дала Милица, е со послаби ликовни вредности. Во првата зона, покрај светителите, се насликани и портретите на новите ктитори – Милица и Никола.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 38; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 55. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – манастирска црква над с. Матејче (Кумановско). Градена е од приделкан камен и од тули, а има облик на крстообразна црква со пет куполи. Олтарната апсида од надворешната страна е петострана и оживеана со декоративни ниши, изведени со тули. Во историските извори, кои се прилично скудни, се вели дека црквата почнала да се гради на постаро култно место, каде што порано се наоѓала црквата посветена на Богородица Црногорска, од страна на царот Душан. Во биографијата на царот Урош, патријархот Паисие раскажува дека тој почнал да ја гради црквата, но по неговата смрт таа останала недовршена, така што неговата жена Елена и синот Урош овозможиле да се заврши и да се живописа. Подоцна била запуштена и долго била во урнатини. Тогаш тешко настрадал фрескоживописот на нејзините ѕидови. Потемелна реставрација била извршена дури во 1934 г. И покрај оштетувањата, фрескоживописот покажува дека непознатите творци доаѓале од редот на талентираните и вешти сликари, кои не заостанувале зад познатите творци од овој период. Меѓу подобро зачуваните композиции спаѓаат сцените од животот на Христос и Богородица, Акатистот на Богородица, Чудата на Архангелот Михаил, Легендите за св. Јован Претеча и пустиножителот Антоние, старозаветните сцени Седумте вселенски собори, како и портретите на ктиторите – царот Душан, неговата жена Елена и синот Урош.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – црква во близина на с. Сливница (Преспанско). Според зачуваниот натпис, била изградена и живописана во 1607 г., во времето на игуменот јеромонах Никанор. Како дарители се спомнуваат повеќе лица, особено Михаил Петков од Битола, чијшто син Купен починал во 1599 г. Во основата црквата има форма на вписан крст во правоаголен простор од стеснет тип. Засводена е со полуобличест свод со травеи. Апсидата од надворешната страна е петострана. Во 1612 г. од западната страна бил изграден нартекс со полуобличест свод. Во 1645 г. на местата од уништениот фрескоживопис, работен во 1612 г., бил изведен нов. Врз композицијата Богородица со Христос, насликана во нишата над западната врата (однадвор), е зачувана сигнатурата на зографот Никола. Најверојатно тој ја има живописано западната фасада на црквата. На дрвениот иконостас има неколку икони од времето на живописувањето на црквата.


Црквата „Св. Богородица", с. Сливница, Преспанско (1608)

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 285. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – црква во Злетово, градена во неколку фази. Првата фаза, врз основа на досега зачуваниот фрескоживопис, се врзува за XVI в., кога Злетово било седиште на злетовскиот епископ. Во 1515 г. во Злетово се спомнува моровиздскиот епископ Матеј. Подоц-

на, црквата била доградувана и обновувана, особено во XVII и во XVIII в. Во XIX в. била доградена припратата и отворениот трем.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд 1950; К, Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – црква во с. Дреново, во близина на патот Градско – Прилеп. Во основата, црквата претставува комбинација од куполна трикорабна базилика и крстообразна црква од стеснет тип. Има куполи над наосот и нартексот. Страничните кораби се засводени. Градена е од кршен камен и од малтер, со употреба на сполии донесени од античкиот град Стоби. Нема точни податоци за тоа кога е изградена и живописана. Во литературата се спомнува податокот дека во 1378–1380 г. со црквата управувале властелините Константин Драгаш-Јаковац и Драгослав. Константин Драгаш ја приложил на светогорскиот манастир „Пантелејмон" во Кареја. Како творец на фреско-живописот се спомнува зографот Димитриј (1356).

ЛИТ.: В. С. Радовановић, *Тиквеш и Раец, 1924*, „Насеља", XXIX, 444; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; Д. Коцо, *Неколку нови податоци за средновековните споменици во Македонија*, „Гласник на Музејско-конзерваторското друштво на НР Македонија", Скопје, 1954. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – црква во стариот дел на Охрид, позната како Каменско. Била подигната во XVII в., а обновена и проширена во 1832 г. Според зачуваниот натпис над јужната врата од надворешната страна, црквата била зографисана во 1863 г. од страна на познатиот зограф Дичо од с. Тресонче. Олтарниот простор го затвора иконостас работен во резба од некоја од тајфите на мијачките резбари.

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА"** – црква, чијашто локација била на местото Мокросок, на левиот брег на реката Треска, во близина на с. Брезница. Во 2002 г. е дислоцирана од десната страна на реката поради изградба на хидроакумулациониот систем „Козјак". Наместа зачуваниот ѕидарски опус од камен и тула упатува на постара градба која подоцна била обновена. Зачуваниот живопис во олтарната ниша и во нишата над влезот е работен во стилот на поствизантиските уметнички разбирања од крајот на XVI до првата деценија на XVII век.

ЛИТ.: П. Јовановић, *Порече. Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, ЛИ, Београд, 1935, 334. М. М.



Црквата „Св. Богородица Болничка" во Охрид (XIV в.)

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА БОЛНИЧКА"** – црква во болничката енорија наспроти „Св. Никола", изградена во шеесеттите години на XIV век, од Јаков, игумен на Климентовиот манастир на Плаошник. По форма е еднокорабна црква со надвишен попречен брод во вид на трансепт. Фрескоживописот од постариот слој е сочуван во олтарниот простор и делумно во наосот каде што се сочувани неколку фигури на светци од првата зона, и допојасните ликови на петозарните маченици во медаљони од втората зона. Фреските од овој слој се дело на зограф што претходно го сликал јужниот параклис на „Богородица Перивлепта", и подоцна, по завршувањето со сликање на фреските во „Богородица Болничка", слика во Марков Манастир. Триесетина години по изградбата и живописувањето, црквата била обновена со надградување на ѕидовите и додавање на попречниот кораб, трансептот. Оваа голема обнова се поврзува со неидентификуваниот охридски архиепископ, кој е насликан на јужниот ѕид од црквата, веднаш до влезните врати. Истовремено е насликан и Страшниот суд на јужната фасада од црквата. Од некогашниот иконостас е сочувано едното крило на царските двери, кои по квалитетот на уметничката изработка се вбројуваат во најубавите дела на охридскиот иконопис од средината на XVI век. За оваа црква во 1864 г. зографот Дичо насликува неколку икони.

ЛИТ.: Гојко Суботић, *Свети Константин и Јелена у Охриду*, Београд, 1971, 35–43; Војислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 74; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 145–247. С. Ц.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ЕЛЕУСА"** – манастирска црква изградена во 1080 г. во с. Велјуса (Струмичко). Нејзин ктитор бил струмичкиот епископ Маноил. Ѕидана е со тули и со малтер, со што е добиена впечатлива керамопластична декорација. Има облик на четириконхос со осмострана купола над централниот дел. На западната страна се наоѓа нартекс со купола, а на јужната параклис посветен на св. Спас. Во XIX в. бил изграден отворен трем. Фрескоживописот е делумно зачуван, главно во деловите на параклисот, централниот дел и олтарот на црквата, а потекнува од времето на изградбата (XI в.). Во XIX в. врз делумно зачуваниот стар живопис бил изведен нов, без поголема ликовна вредност. Олтарниот простор е затворен со иконостас изграден од мермер, со зачуван натпис на архитравната греда. Во наосот има мозаичен под. Денес „Св. Богородица Елеуса" е женски манастир.

ЛИТ.: Архимандритъ Герасимъ, *Материяли по география на струмишко*, „Библиотека", III, XVI-XVII, Пловдивъ,1896; N. Okunjev, *Krstoobrazne crkve*, Zagreb, 1925; Л. Милетичъ, *Струмицките манастирски черкви*, 1926; В. Ивановъ, *Стари църкви и манастири*, 1926, Ж. Татић, *Два спомени-*



Црквата „Св. Богородица Елеуса", с. Велјуса (1080)

*ка*, 1928; Ф. Месеснел, *Византиски споменици*, 1937; Ђ. Бошковић, *Архитектура средњег века*, 1947 и 1967; М. Јовановић, *О Водочи и Велјуси*, 1959; П. Миљковиќ-Пепек, *Олтарна преграда*, 1959; истиот, *Велјуса*, Скопје, 1981. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ЕПИСКЕПСИС“** – црква што се спомнува во една повелба на царот Константин Тих, во втората половина на XIII в. Се наоѓала во Македонски Брод и била метох на големиот манастир „Св. Ѓорѓи Горга“ (Скоропостижник) во Скопје. На празникот Св. Ѓорѓи во манастирот се одржувал голем панаѓур на кој доаѓале верници од цела Македонија. На истото место во 1872 г., врз темелите на постарата црква, била изградена голема трикорабна базилика посветена на Богородица Епискепсис. Неколку ѕидни слики во базиликата изработил зографот Коста Николов од Лазарополе (1900). Иконите на иконостасот се дело на познатиот крушевски зограф Никола Михаилов.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ЗАХУМСКА“** – манастирска црква на источниот брег на Охридското Езеро, позната под името Заум. Изградена е во времето на кесарот Гргур, брат на Вук Бранковиќ, во 1361 г. Во основата е решена како вписан крст со едно кубе издигнато на осмоаголен тамбур, кое се потпира на четири столба. Фасадите се богато украсени со тула и камен, карактеристично за ѕидањето на сакралните објекти во Македонија од XIII и XIV век.

Како што се дознава од ктиторскиот натпис во храмот, црквата е зографирана со донација на епископот деволски Григориј. Целокупниот фрескоживопис е изведен во 1361 г. и денес е само делумно зачуван. Сѐ уште се зачувани остатоци од фреските во куполата со фрагменти од фигурата на Исус Христос Пантократор (Седржител), под него се претставите на ангелските сили, а во тамбурот се претставени пророците. Подобро се зачувани претставите на четирите евангелисти во пандантифите. На горната зона заедно со површината на сводовите е претставен циклусот на Големите празници, а под нив се Христовите страдања. На западната страна од наосот е големата сцена на Успението на Богородица, покрај која се сцени поврзани за овој празник, а на северниот ѕид и Воведението на Богородица во храмот. Во олтарниот простор е литургиската служба на архијереите над која постои фриз од допојасја на други архијереи. Во протезисот е насликана Визијата на св. Петар Александриски. Во долната зона на наосот, на јужната страна, од особено значење се фигурите на св. Климент, св. Наум Охридски и претставите на Светите лекари, појава за која се смета дека има охридски тематски карактер. Би ги спомнале и фигурите на пустиножителите, а особено внимание привлекува и претставата на св. Ана Млекопитателка. Во светската наука сѐ уште се проучува сликарството на западната фасадна страна, каде што е насликан Исус Христос како Цар над царевите со Богородица царица и св. Јован Крстител, а во долната зона се Светите Воини (св. Ѓорѓи и св. Димитрија) во благородничка облека, потоа на пиластрите апостолите Петар и Павле, а од двете страни на влезот се св. Зосима и Марија Египетска како ја причестува. Во 50-тите години на XX век се извршени конзерваторски и реставраторски работи на архитектурата и живописот.



Црквата „Св. Богородица Заумска“ крај Охрид (XIV в.)

ЛИТ.: М. Злоковић, *Старе цркве у области Пресбе и Охрида*, „Старинар“, III, Београд, 1925; Ђ. Сп. Радојичић, Ко је подигао манастир Заум?, „Историски преглед“, 1, Београд, 1954; В. Ј. Ђурић, Византијске фреске у Југославији, Београд, 1974; Р. Љубинковић – М. Ђоровић-Љубинковић, Средновековното сликарство во Охрид, Зборник на трудови, Охрид, 1961; А. Дероко, *Монументална и декоративна архитектура у средновековној Србији*, Београд, 1962; Цв. Грозданов, *Охридско ѕидно сликарство XIV век*, Охрид, 1980, 103–120. Цв. Гр. – Кр. Т.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА“, КАЛИШТА** – пештерна црква во карпа западно од сегашната манастирска црква. За нејзината градба е искористен големиот засек во карпата, кој од источната страна е затворен со ѕид што има добиено форма на олтарна апсида. Околу црквата има автентични монашки ќелии. Внатрешниот простор е покриен со полуобличест свод на кој се насликани Христос, ангелите и допојасни претстави на пророците. Во подолната зона е насликан циклусот на Големите празници, а во најниската зона на северниот ѕид службата на словенските светители св. Кирил Филозоф и св. Климент Охридски, придружувани од св. Спиридон и св. Никола. На западниот ѕид е Гостољубието на Аврам и допојасни претстави на трите еврејски момчиња. Црквата и живописот се настанати во почетокот на XVII век, а олтарната апсида и нишата на протезисот во втората половина на XVIII век.



Пештерната црква „Св. Богородица“, Калишта, Струшко (XVII-XVIII в.)

ЛИТ.: Коста Балабанов – Антоние Николовски – Димитар Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 281–282; Цветан Грозданов, *Ѕидното сликарство и иконописот во струшкиот крај*, Струга и Струшко, Струга, 1970, 340; Гоце Ангеличин-Жура, *Страници од историјата на уметноста на Охрид и Охридско(XV–XIX век)*, Охрид, 1997, 33–39. С. Ц.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА“, КАНЕО** – пештерна црква, вовлечена во тесниот засек на стрмната карпа под црквата „Св. Јован Богослов – Канео“. Просторот на пештерата е преѕидуван и приспособуван за престој на неколку монаси, а на еден од тие ѕидови е зачувана и единствената фреска во црквата што го претставува Воведението на Богородица.

ЛИТ.: Петар Миљковиќ-Пепек – Гоце Ангеличин-Жура, *Пештерниот храм Воведение кај Канео во Охрид*, „Ликовна уметност“, 10-11, Скопје, 1985, 25–35. С. Ц.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ПАНДАНОС“** – остатоци на црквата се најдени до патот што од Горна Порта води кон Климентовиот манастир на Плаошник. На ова место, во поново време е изграден мал параклис. С. Ц.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ПЕРИВЛЕПТОС (СВ. КЛИМЕНТ)“** – еден од најзначајните споменици на палеологовската ренесанса. Подигната е во 1294/95 г. од великиот хетеријарх Прогон

Згур, зет на византискиот император Андроник II Палеолог, и охридскиот архиепископ Макариј, чиишто имиња се забележени во зачуваниот ктиторски натпис. Првата дедикација на овој манастирски храм е на Богородица Перивлептос, меѓутоа, кон крајот на XV век, поради рушењето на црквите „Св. Софија“ и „Св. Пантелејмон“ (Плаошник), седиштето на Охридската архиепископија било пренесено во овој храм, кој се здобил со улога на мајка-црква во рамките на охридската диецеза. Тогаш од „Св. Пантелејмон“ во оваа црква биле пренесени и моштите на св. Климент Охридски, па затоа во народот е позната како Свети Климентова црква. Во близина на храмот постоела и архиепископска палата, каде што работел персоналот на Архиепископијата. Како прв храм на Архиепископијата тој служел сè до нејзиното укинување во 1767 г., а потоа бил храм на митрополитите. Просторната концепција на храмот е вписан крст со купола на осмоаголен тамбур и нартекс. Кон крајот на XIV век се доградени два параклиса на северната страна, посветени на Св. Григорие Богослов и на јужната страна од олтарот. Подоцна (во XVI век) околу главниот корпус на црквата е изграден затворен трем, на кој од западната страна е додаден отворен трем. Начинот на ѕидање и обработката на фасадите е декоративен во комбинација на камен и тула.



Олтарната апсида на храмот „Св. Богородица Перивлептос“ („Св. Климент“), Охрид (1295)

Стариот живопис е очистен од подоцнешни наслојки и малтерисувања од 1950 до 1961 г., главно од конзерваторската екипа на Републичкиот завод за заштита на споменициte на културата. Фрескоживописот се стекнал со светско реноме како еден од најзначајните ансамбли во македонската уметност и во уметноста на проторенесансата на Палеолозите. Зографите Михаил и Евтихиј повеќепати се потпишале врз фреските, а по Охрид сликале и во други храмови во Северна Македонија и во Србија, како и во регионот на Солун. Се претпоставува дека нивни дела има и во Света Гора. Нивното влијание било големо и врз следбениците што создавале подоцна во средишните делови на Балканот. Ова фрескосликарство се третира како револуционерен исчекор во историјата на уметноста во ликовните и естетските погледи на времето кога во Италија создавал Ѓото. Во црквата се насликани голем број циклуси од коишто ги спомнуваме: Детството на Богородица (Апокрифниот живот на Богородица); Успението на Богородица; еден од најголемите ансамбли на Префигурациите на Богородица во нартексот; Христовите страдања; Големите празници; сликањето на куполата со Христос Пантократор, пророците и евангелистите; Евхаристичниот циклус во олтарот; повеќе фигури на монаси, свети воини, апостоли, маченици, свети лекари, најчесто во првата зона и на столбците, како цели фигури и како допојасја. Некои од нив претставуваат и тематски целини. Овој најстар и најголем дел од живописот од 1294/95 г. содржи и донесува големи промени во уметноста на византискиот стил и на средновековната уметност во Европа: се пробива наративниот начин на прикажување на сцените, се внесуваат реалистични елементи и драматизам во прикажувањето, се продлабочува задднината и се разработува нов начин на прикажување на сликаната архитектура. Во оваа прва етапа на сликањето на Михаил и Евтихиј е присутен „структурализмот“ со елементи на геометрија, како во диспозицијата на сцените, така и во дефинирањето на постарите ликови. Исто така, се разработува и



Задниот дел на црквата „Св. Богородица Перивлептос“ („Св. Климент“), Охрид (1294/95)

пејзажот во сцените, преплетуван со ентериерот во кој се развива дејството. За храмот на Богородица Перивлептос, Михаил и Евтихиј сликале и икони што се распоредуваат во две фази, што би говорело за два нивни престоја во Охрид. Овој храм е прво нивно познато дело, а подоцна тие ја зографирале црквата „Св. Ѓорѓи" во Старо Нагоричане (Кумановско) и „Св. Никита" (Скопско). Со атрибутивен метод ним им се припишува и живописот во црквата „Св. Јоаким и Ана" (Краљева црква) во комплексот Студеница, како и на црквата „Св. Богородица Љевишка" во Призрен. Со право се претпоставува дека тие имаат учество и во зографирањето на еден дел од црквата „Св. Апостоли" (Пеќска патријаршија) во Пеќ. Околу 1364/5 г. се насликани три нови сликарски целини во тремот на храмот: Акатистот на Богородица (на северната страна), Страшниот суд (на јужната страна) и Небескиот двор (на западната страна). Приближно кон тоа време се зографирани и двата параклиса што се доѕидани до олтарот и тоа во времето на охридскиот архиепископ Григориј II. Сликарите на овие ансамбли работеле под влијание на големиот зограф Јован Теоријан, којшто во Охрид формирал своја работилница и имал бројни следбеници во градот и во други делови на Македонија. Во последните години на XVI век, на западната страна од тремот, над Небескиот двор, е насликан Страшниот суд, една од најбогатите претстави на оваа тема во поствизантиската уметност.

ЛИТ.: М. Злоковић, *Старе цркве у области Преспе и Охрида*, Старинар, III, Београд, 1925; Г. Бошковић – К. Томовски, *Средновековна архитектура во Охрид*, „Зборник на трудови", Охрид, 1961; H. Hallensleben, *Die architekturschichtliche stellung der kirche Sv. Bogorodica Perivleptos (Sv. Kliment) in Ohrid,* Зборник Посветен на Димче Коцо, кн. 6–7, Археолошки музеј на Македонија, Скопје, 1979, 297, 316, Цв. Грозданов, *Прилози познавању средњевековне уметности Охрида*, „ZLU", 2, Нови Сад, 1966, 197–232*; истиот, Илустрација химни Богородичиног акатиста у цркви Богородице Перивлепте у Охриду*, во: Зборник Светозара Радојчића, Београд, 1969, 39–54; истиот, *Охридско ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980. Цв. Гр. – Кр. Т.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ПЕШТАНСКА"** – пештерна црква на дваесетина километри југоисточно од Охрид, на патот за Св. Наум. Најавтентична од сите пештерни цркви на брегот на езерото. Природните облици на пештерата се искористени и прилагодени на култните потреби со јасно издвојување на олтарниот простор и наосот. Ова овозможило на ѕидовите да се наслика поопширна програма чија тематика е идентична со програмско-тематските карактеристики на охридското сликарство од втората половина на XIV век. Во олтарот има остатоци од Службата на архијереите, во наосот на сводот и повисоките зони се композиции од циклусот на Големите празници, а во најниската зона Деизисит, св. Никола, светите воини-маченици во патрициски одежди, а на јужниот ѕид како допојасни претстави се насликани св. Климент, св. Наум, Светите лекари св. Кузман и Дамјан и св. Пантелејмон. Живописот потекнува од шеесеттите години на XIV век, а зографите што го сликале живописот, десетина години подоцна, сликаат и во Марков манастир, крај Скопје.



Пештерната црква „Св. Богородица Пештанска", с. Пештани (XIV в.)

ЛИТ.: Воислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 74; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 147–148. С. Ц.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ПРЕЧИСТА"** – манастирска црква во близина на с. Другово (Кичевско). Според еден запис во книга од манастирската библиотека, првобитната црква била изградена во 1316–1320 г. Манастирот се спомнува повеќепати во текот на XIV в. Изгорел во 1558 г., а бил обновен во 1564 г., кога била изградена црква мала по димензии, чијшто фрескоживопис го насликал познатиот зограф јеромонах Онуфриј. Во 1843 г. манастирот повторно бил опожарен. Во 1848 г. на местото на манастирската црква (со средства што ги обезбедил чичкото на дебарскиот митрополит Козма, во времето на игуменот Хаџи Теодосиј) е изградена нова црква. Иконите за иконостасот на оваа црква ги изработил Дичо Зограф од с. Тресонче. Тој пресликал и неколку постари икони коишто му ги подарил на манастирот.

ЛИТ.: М. Поповић, *Кичевска света Пречиста*, „Прилози"; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije,* Beograd, 1983. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ПРЕЧИСТА"** – црква во с. Варош (Прилеп). Еднокорабна, со полукружна апсида од надворешната и од внатрешната страна. Градена од кршен камен, тули и од малтер. Тулите се употребени само во два реда, во горната половина на црквата. Како градители се спомнуваат Павле и Радослав, синови на Теодор (1416–1438). Фрескоживописот е зачуван во просторот на апсидата, каде што се претставени: Богородица Ширшаја небеса со малиот Христос на градите и композицијата Великиот вход. Непознатиот зограф припаѓа на групата талентирани зографи на своето време. Сигнатурите се испишани на старословенски јазик.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980.К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА" („СВ. ЃОРЃИ")** – гробишна црква од крајот на XVI или почетокот на XVII в., во с. Петралица, западно од Крива Паланка. Претставува еднокорабна градба со доградена „припрата". Повторно е целосно живописана во XIX в. Оригиналниот живопис е зачуван во олтарската ниша и во забатот на некогашниот западен ѕид (Страшниот суд). Од стариот иконостас се зачувани само Царските двери, во т.н. перфорирана тантелна резба (почетокот на XVII). Не е проучена.

ЛИТ.: М. Машнић, *Документација фасадног живописа цркава из поствизантијског периода у Македонији*, Саопштење РЗЗСК, Београд; Д. Ќорнаков, *Творештвото на мијачките резбари на Балканот од крајот на XVIII и XIX век*, Прилеп, 1986, 57. М. М.

мите празници на јужниот ѕид од наосот. Во 1862 г., на западниот ѕид од црквата, Дичо Зограф насликал неколку претстави на светци.

ЛИТ.: Димче Коцо, *Богородица Челница*, „Старинар“, XX, Београд, 1970, 171–178; Воислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 74; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 155. С. Ц.



Обновената црква „Св. Богородица Троерачица“, Скопје (2007)

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ТРОЕРАЧИЦА“** – црква во Скопје. Според историски извори, била изградена во почетокот на XIII в., а обновувана повеќепати со дарениjата на средновековните владетели. Според една легенда, во оваа црква се наоѓала чудотворната икона посветена на Богородица Троерачица, која подоцна била пренесена во светогорскиот манастир Хиландар. Во 1835 г. на нејзино место била изградена нова голема трикорабна базилика. Во неа се наоѓал еден од најубавите и најголеми иконостаси, дело на мијачките копаничари. Црквата, заедно со иконостасот и мебелот (работен, исто така, во длабока резба) изгореле во 1944 г. Во 2007 г. на местото на опожарената црква е изградена нова, трикорабна базилика, која го има истиот план како црквата од 1835 г.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 298; K. Balabanov, *Skopje Old Bazar*, Skopje, 1994, 27-28. К. Б.

**„СВЕТА БОГОРОДИЦА ЧЕЛНИЦА“** – охридска црква во непосредна близина на „Св. Никола“ и старата средновековна челна порта, по што и самата енорија го добила својот назив. Изградена е или темелно обновена во средината на XIV век, со необична архитектонска конструкција и концепција. Живописот е настанат по 1380 г. и од него се видливи само мали фрагменти на литургиски композиции во олтарната апсида и по некој фрагмент од циклусот на Голе-

**СВЕТА ГОРА (Атос)** – еден од трите завршни полуострови на Халкидичкиот Полуостров во југоисточниот дел на историско-географска Македонија. Полуостровот зафаќа површина од 389 km², долг е околу 60 и широк - од 7 до 16 km. Во својот јужен дел завршува со врвот Атос, кој со својата височина од 2033 m. над морското ниво доминира над целата територија.

Територијата на Света Гора е претежно шумовита, со стрмни карпести површини, пештери и длабоки долини. Ваквите географски погодности, како и изолираноста од другата копнена територија, овозможиле на Полуостровот мошне рано да се населат одделни монаси и монашки групи со строга аскетска ориентација. Населувањето на Света Гора особено се засилило по освојувањето на Египет, Палестина и Сирија од страна на Арабите во VI–VII в., кога од овие христијански територии биле протерани голем број монаси, кои нашле засолниште во разни манастири на територијата на Византија, вклучувајќи ја и Света Гора.

Втор бран населување на Света Гора се случил во времето на доминацијата на иконоборската ерес во Византиската Империја (VIII–IX в.), кога почитателите на иконите биле прогонувани од императорите иконоборци и од официјалните црковни власти. Меѓу прогонуваните црковни лица имало и многу монаси што останале верни на вековната православна традиција и побарале спас во непристапните предели на Полуостровот.

Почетоците на светогорското монаштво го поставуваат во IX в. светите Петар Атонски, Ефтимиј Нови и Јован Колов. Од истиот век е и првото официјално сведоштво за постоење организиран монашки живот во Света Гора. Историчарот Генесиј соопштува дека на црковниот собор во 843 г. во Цариград присуствувале и монаси од Света Гора. Постоењето на организиран монашки живот во Света Гора во IX в. се потврдува и од една царска повелба на византискиот владетел Лав VI од 893 год.

На Света Гора одделни монаси пустиножители живееле и пред IX в., меѓутоа, спомнатите тројца светогорски монаси придонеле за брзиот развој на монаштвото и стануваат родоначалници на разни тенденции во монашкиот живот: Петар Атонски на еремитскиот (спилеотски), Ефтимиј Нови на скитскиот (лавриотски), а Јован Колов на општожителниот монашки начин на живеење. Исклучително влијание врз обликувањето и развојот на монашкиот живот во Света Гора има и св. Атанасиј Атонски (X в.) – основачот на првиот официјален светогорски манастир Великата Лавра (963).



Света Гора, авионска снимка

Почнувајќи од втората половина на X в. на Света Гора се изградени повеќе манастири, скитови, монашки ќелии и други згради (пиргови, стопански објекти, пристаништа и сл.). Во различните временски периоди, притоа, бројот на манастирите и другите монашки живеалишта е различен. Така, според сведочењето на Мономаховиот типик од 1048 год., имало околу 180 манастири. Некои од нив во подоцнешниот период престанале да постојат, но затоа пак биле изградени нови. Во 1169 год., на пр., се изградени манастирите „Св. Пантелејмон" (Стари Русик) и Кутлумуш, во 1198 год. е основан манастирот Хилендар, додека една група манастири се формирани дури во текот на XIV в. (Пантократор, Симоно-Петар, Григоријат, Дионисијат и „Св. Павле"). Денес на Света Гора има 20 манастири, 12 скита и околу 600 монашки ќелии и, според светогорскиот статут, бројот на манастирите и скитовите веќе не може да се менува.

Манастирите може да се делат на групи во зависност од нивната хиерархиска поставеност, но и од нивната географска положба. Според Статутот од 1924 год., хиерархискиот редослед на светогорските манастири е следниов: Велика Лавра, Ватопед, Ивер, Хилендар, Дионисијат, Кутлумуш, Пантократор, Ксиропотам, Зограф, Дохијар, Каракал, Филотеј, Симоно-Петар, Свети Павле, Ставроникита, Ксенофонт, Григоријат, Есфигмен, Свети Пантелејмон и Констамонит.

Во почетокот сите манастири биле општожителни (киновиски), но во текот на XIV в., со развојот на исихазмот, се појавува нов начин на монашко живеење, со кој му се дава предност на пустинскиот, осамениот начин на монашко живеење (идиоритмија). Иако цариградските патријарси биле против ваквиот монашки начин на живеење, сепак тој на Света Гора се проширил и кон крајот на XVII в. сите светогорски манастири станале идиоритмички (неопштожителни). Подоцна се појавува обратен процес - постепено поминување од идиоритмија кон киновиски начин на живеење, а имало општожителни и неопштожителни манастири. Денес сите светогорски манастири се општожителни и се управуваат од игумен, додека при идиоритмијата манастирите се управувале од Собор на старци, кој избирал извршен орган од два епитропа за период од една година. Кај нив власта на игуменот е речиси симболична.



Комплексот на Руската црква „Св. Пантелејмон" на Света Гора

Денес на Света Гора има 12 манастирски скитови што се наоѓаат под административна управа на некој од дваесетте светогорски манастири. Под административна управа на Великата Лавра се наоѓаат три скита: „Свети Јован Крстител", „Света Ана" и „Капсокаливија" („Света Троица"); под управа на манастирот „Свети Павле" има два скита – Новиот скит „Св. Богородица" и скитот „Св. Димитриј-Лаку", а два скита припаѓаат кон манастирот Ватопед – „Свети Димитриј" и „Свети Андреј". Неколку манастири имаат во своја надлежност по еден скит. Скитот „Св. Богородица - Ксилург" му припаѓа на рускиот манастир „Св. Пантелејмон", скитот „Св. Илија" - на манастирот Пантократор, скитот „Св. Јован Претеча" - на Ивер, скитот „Св. Пантелејмон" - на Кутлумуш и скитот „Св. Благовештение" - на Ксенофонт.

Во текот на многувековната историја Света Гора територијално припаѓала кон разни држави, при што најдолг период била во рамките на Византија и на Отоманската Империја. Особено често владетелите на Света Гора се менувале во XIII в. По распадот на византиската држава во почетокот на XIII в., Света Гора влегува во границите на Солунското Кралство (1204–1222), а потоа била под власта на Епирското и на Цариградското Царство (од 1261). Во тој период кратко време Света Гора била под власта на бугарскиот цар Иван Асен II, додека во XIV в. неколку децении била и во рамките на средновековната српска држава (1345–1371). По продорот на Турците на Балканот, а особено по Маричката битка (1371) се создаваат услови за турска окупација на Света Гора. Првата окупација на Света Гора од



Захари Зограф: „Изгонување на трговците од храмот, Блудниот син и Ненаситниот", Велика Лавра, фреска во црквата „Св. Атанас", Света Гора (1852)

Турците трае од 1385 до 1404 г., додека конечното присоединување на Полуостровот кон турската држава станува по паѓањето на Солун (1430). Од оваа година, па сè до 1912 г. Света Гора и Светогорската монашка заедница се наоѓаат во рамките на Турската Империја. Во есента на 1912 г. Света Гора е окупирана од грчката војска, а на Лондонската конференција (1913) е потврдена и загарантирана автономноста и неутралноста на Монашката Република. Конечниот статус на Полуостровот е дефиниран со Мировниот договор од Лозана во 1923 год., со кој Света Гора е дефинирана како теократска република под државниот суверенитет на Грција, со гаранција на неповредливоста на негрчките манастири.

Во тој долг период од историјата на Света Гора светогорските манастири често биле разурнувани и одново градени. Многу страдала и монашката заедница, како и уметничките дела, старите книги и архивската документација. Таквите разурнувања биле особено катастрофални во времето на Крстоносните војни (1204–1261), при нападите на каталонските гусари од почетокот на XIV в. (1307–1309) и во времето на Грчкото востание (1821–1829), кога многу светогорски монаси отворено застанале на страната на востаниците. Тоа довело до окупација на Света Гора од отоманската власт, при што во светогорските манастири цели десет години биле стационирани околу илјада турски војници, кои ги тероризирале монасите и ги ограбувале манастирите. Затоа на Лондонската меѓународна конференција (1830), кога е признаена независноста на Грција, е прокламирана и меѓународна заштита на Света Гора. Слично решение е донесено и на Берлинскиот конгрес (1878), кога Света Гора е ставена под контрола на специјална меѓународна комисија.

Уште од најстаро време животот во Света Гора се уредува со специјални типици, во коишто се собрани законски прописи од разни сфери на монашкото живеење. Првиот таков типик е усвоен на Монашкиот собор одржан на Света Гора во 972 год. Типикот е пишуван врз пергамент од јарешка кожа и е потврден со специјален хрисовул од византискиот цар Јован Цимисхиј, поради што во науката е познат под имињата Трагос τράγος – јарец) и Цимисхиев типик. Овој пергаментен документ се чува во архивата на светогорскиот Протат во Кареја. Подоцна овој прв светогорски типик е дополнуван и менуван во зависност од потребите на Светогорската монашка заедница. Така, од 1048 год. во сила е нов светогорски типик, потврден од византискиот император Константин IX Мономах. Во основата на Мономаховиот типик лежи претходниот типик на Јован Цимисхиј, но во него се внесени и извесни дополнувања, со кои се регулираат надлежностите на Протатот, се забранува хиротонија на стари лица, голобради и евнуси, вршење трговска дејност во Карејската лавра и сл. Слични промени и дополнувања се правени и во подоцнешните светогорски типици: типикот донесен од цариградскиот патријарх Антониј (1294), типикот на византискиот император Маноил II Палеолог (1406), типикот на цариградскиот патријарх Еремија II (1574), типикот на цариградскиот патријарх Гаврил IV (1781) и типикот на цариградскиот патријарх Григориј V (1810). Во 1924 год. е донесен нов статут на Света Гора што е во функција до денес. Според него, Света Гора се прогласува за автономна територија во рамките на грчката држава. Грчкиот државен суверенитет над Света Гора се изразува преку специјален политички гувернер, со седиште во главниот град на Монашката Република Кареја, назначуван од грчкото Министерство за надворешни работи. Канонски и духовно Света Гора припаѓа под јурисдикција на Вселенската патријаршија во Цариград.


Манастирот „Хиландар“ на Света Гора

Во светогорскиот главен град Кареја се сместени управните органи на светогорската монашка заедница: Свештениот собор, во чијашто надлежност е законодавната власт, Свештената општина – надлежна за управната власт, и Свештената епистасија, којашто ја реализира извршната власт. Свештениот собор има 20 членови – по еден претставник (игумен или проигумен) од секој манастир. Се состанува двапати годишно во Кареја и донесува канонски одлуки во согласност со Статутот. Во исклучително важни случаи се состанува двоен собор – по два претставника од секој манастир. Свештената општина, исто така, има дваесет членови – по еден претставник од секој манстир, има едногодишен мандат, одржува седница двапати неделно и нејзините решенија се задолжителни за сите манастири. Со Свештената општина претседателствува претставникот на Великата Лавра, при што на седниците присуствува и протоепистатот, но без право на глас. Свештената епистасија, којашто е извршен орган на Свештената општина, има четири члена. Во неа периодично членуваат сите манастири, во согласност со системот од групи по четири манастири: 1. Велика Лавра, Дохијар, Ксенофонт, Есфигмен; 2. Ватопед, Кутлумуш, Каракал, Ставроникита; 3. Ивер, Пантократор, Филотеј, Симонопетар; 4. Хилендар, Ксиропотам, Св. Павле, Григоријат, и 5. Дионисијат, Зограф, Св. Пантелејмон, Констамонит. Секоја од овие четири групи ја презема Епистасијата (извршниот орган) за една година, со тоа што претставниците на првите манастири од групите ја носат титулата „протоепистат“ и ги раководат седниците на Епистасијата. Свештената епистасија ги извршува одлуките на Свештената општина, ги управува финан-

сиите, издава визи за престој на туристи на Света Гора и сл.

На Света Гора во сила е Јулијанскиот календар и византиското време, според кое новото денонoќие започнува со заоѓањето на сонцето. Само Иверскиот манастир го почитува халдејското пресметување на времето, според кое денот почнува со изгревот на сонцето. Државните служби на Света Гора се раководат според световниот календар, т.е. според Григоријанскиот календар, а новиот ден за нив започнува по полноќ.

Официјално на Света Гора не се употребува месо. Основна храна за монашката заедница се: лебот, зејтинот, виното, маслинките, зеленчукот и рибата. Монасите обично јадат двапати дневно – наутро и навечер, со исклучок во понеделник, среда и петок и во посниот период, кога утринскиот оброк се заменува со чај и леб.

ЛИТ.: Порфирий Успенский, *История Афона.* 1. *Афон языческий*, Киев, 1877; 2. *Афон христианский, мирский*, Киев 1877; 3. *Афон монашеский*, Киев, 1877; Н. П. Кондаков, *Памятники християнского искусства на Афоне*, Санкт Петербург, 1902; Вл. Мошин, *Русские на Афоне и русско-византийские отношения в XI-XII вв.* „Byzantinoslavica", Praha, 1947-1948, 9, 55-85; 1950, 11, 32-60; F. Dolger, *Monchland Athos*, München, 1963; E. A. De Mendieta, *Mount Athos. The Garden of the Panagia*, Berlin-Amsterdam, 1972; М. Живојиновић, *Свеӣогорске ћелије и ӣирīови у средњем веку*, Београд, 1972; Атанасије Ангелопулос, *Монашка заједница Свеӣе Горе*, Манастир Хиландар, 1997; Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Свеӣа Гора*, Скопје, 2007. Г. П. Ат.

**СВЕТА ЗЛАТА МЕГЛЕНСКА** (с. Слатино, Мегленско, Егејскиот дел на Македонија – 13. X 1795)




Света Злата Мегленска

– македонска светица. Ќерка на сиромашни селски родители. Зрачела со својата духовна и телесна убавина. Била пленета и присилувана да го прими исламот и да се потурчи. Во одбрана на својата чест и вера поднесувала жестоки измачувања. На крајот била исечена на парчиња. Св. Злата е симбол на отпорот против исламизацијата во Македонија.

ЛИТ.: Священникъ Петръ Соловьевъ, *Христіанскіе мученики пострадавшіе на Востокѣ со времени завоеванія Константинополя турками*, Санктпетербургъ, 1862, 275–279; Михајло Георгиевски, *Македонски свеӣци*, Скопје, 1997. М. Г.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – гробишна еднокорабна црква од крајот на XVI до првата половина на XVII в. во с. Сиричино, источно од Тетово. Припратата е доградена во XIX в., кога е повторно целосно живописана. Старото ѕидно сликарство е зачувано на источниот ѕид од олтарот, а кршеници од оригинални фрески се најдени вкопани во јама покрај апсидалната ниша. Стилските карактеристики упатуваат на една од работилниците, кои, по обновата на Пеќската патријаршија (1557), биле ангажирани на широкото подрачје на Тетовската епархија.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Нови сознанија за црквата Света Петка во Сиричино, Тетовско*, „Културно наследство", 24–25/1997-98, Скопје, 1999, 75–85. М. М.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – гробишна црква во с. Младо Нагоричане, североисточно од Куманово. Има карактеристична архитектура чиј наос од источната страна нема манифестна апсида, додека од јужната и западната страна е опкружен со затворен трем. Ѕидните слики настрадале. Делумно е зачуван циклусот на св. Петка. Датирањето кон 1628 г. се темели врз препис на натписот, кој денес е уништен.

ЛИТ.: К. Балабанов, А. Николовски, Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 87; Т. Витларски, *Гробјанската црква Св. Петка во с. Младо Нагоричино*, „Ликовна уметност", 8-9, Скопје, 1983, 111–125. М. М.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – гробишна црква во с. Мургаш, југоисточно од Куманово, со архитектонски облици што наликуваат на црквата во Довезенце. Има зачувани ѕидни слики само во олтарниот дел, работени во стилот на поствизантиските сликарски разбирања (најверојатно крајот на XVI и почетокот на XVII в.). Во олтарот е забележано допојасјето на св. Ахил Лариски.

ЛИТ.: С. Крстиќ, *Гробјанската црква Св. Параскева во село Мургаш, Кумановско*, „Музејски гласник", год. 4, бр. 7-9, Куманово, 2002, 105–130. М. М.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – еднокорабна гробишна црква во с. Бељаковце на Крива Река, источно од Куманово. Според зачуваниот натпис, градена е и живописана во 1605/1606 г., со помош од бројни приложници. Дел од живописот е под подоцнешна преслика. Имала ѕидан и највероjатно исликан иконостас.

ЛИТ.: С. Петковић, *Зидно сликарство на подручју Пећке патријаршије 1557–1514*, Нови Сад, 1965, 203; М. М. Машниќ, *Нови сознанија за црквата Света Петка во Сиричино, Тетовско*, „Културно наследство", 24-25/1997-98, Скопје, 1999, 79, заб. 23. М. М.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – еднокорабна гробишна црква (XVII в.) во с. Жван, северозападно од Демир Хисар, со доградби и интервенции од XIX в. Во сликаната програма внимание привлекува групата Деисис со Христос Цар, во придружба на св. Марина, која е насликана веднаш до Богородица и допојасјето на св. Ахил Лариски во олтарот. Во сликарството преовладува линеаризам и згаснат колорит.

ЛИТ.: Н. Митревски, *Споменици на фрескоживописот од XVI и XVII век во Демирхисарско*, Прилеп, 2003, 56–58. М. М.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – еднокорабна гробишна црква во с. Селник, северно од Делчево. Врз основа на зачуваниот ктиторски натпис, изградена е во „тешко време", кога столувал „новиот епископ Прохор". Ја живописал Јо(ван) Комнов највероjатно во третата деценија на XVII в. Ѕидното сликарство е стилски блиско на недалечниот алински манастир „Св. Спас", Бугарија (1626). Во сликаната програма се вклучени локалните пустиножители св. Јоаким Осоговски и св. Јоан Рилски.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Црквата Света Петка во Селник и нејзините паралели со сликарството на алинскиот манастир Свети Спас*, „Културно наследство", 17–18/1990-91, Скопје, 1994, 101–112. М. М.

**„СВЕТА ПЕТКА"** – мала еднокорабна црква во Дебар со полуобличест свод и подоцна доградеn нартекс. Ѕидана од кршен камен и од малтер. Нема остатоци од стариот фрескоживопис. На мермерната плоча, поставена на „Чесната трпеза", е зачуван натпис со испишаната година 7201 (1693), која може да се толкува како година кога е изградена црквата. Во литературата постои податок дека на 15 октомври 1679 г. дебарскиот епископ Митрифан го напуштил Дебар затоа што бил избран за пелагониски митрополит. Во 1693 г., со согласност на охридскиот архиепископ Игнатиј, некој непознат граѓанин од Дебар ја откупил малата црква. Годината на откупувањето се совпаѓа со годината испишана на плочата, што мо-

же да се смета како година кога е изградена црквата. Плочата се наоѓа во црквата.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Студии од културно-историското наследство на градот Дебар и дебарската област*, I, *Кога била градена малата црква посветена на св. Петка во Дебар*, „Ликовна уметност“, 2–3, Скопје, 1974 – 1977, 29–33; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.

**„СВЕТА ПЕТКА“** – црква во с. Брајчино (Преспанско). Мала еднокорабна црква за којашто се смета дека била изградена и живописана во XVI в. Препуштена на забот на времето, таа била напуштена и полуразурната. Со користење на истиот материјал, црквата била обновена некаде во XVIII в. Фрескоживописот од периодот на XVIII в. е со слаб квалитет. Во Илинденското востание (1903) конаците биле опожарени.

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТА ПЕТКА“** – црква во Дебар. Ѕидана од делкан бигор и од тули. Подоцна во дворот била изградена и камбанарија. Точниот датум на изградбата не е познат, но се смета дека постоела кон крајот на XIII в. По заземањето на земјата од страна на Османлиите црквата била претворена во џамија и така функционирала сè до 1913 г., кога повторно била претворена во црква. Нема остатоци од фрескоживописот. На дрвениот иконостас има неколку икони, дело на зографите Аврам Дичов од с. Тресонче (син на познатиот зограф Дичо) и Крсте Николов од Лазарополе.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Студии од културно-историското наследство на градот Дебар и дебарската област*, „Ликовна уметност“, 2-3, Скопје, 1974-1977, 29-30; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.

**„СВЕТА СОФИЈА“** – ансамбл за современа музика, основан во 1968 г. во Скопје, под диригентсвото и уметничкото раководство на композиторот Тома Прошев. Составен од петнаесетина истакнати музичари од Македонската филхармонија и од Оперскиот оркестар, ансамблот постигна извонредно високи резултати на домашниот концертен подиум, во сите центри на поранешната држава и во низа европски и воневропски земји. Ова уметничко тело, во текот на повеќе од една деценија беше постојано присутно на најзначајните југословенски фестивали. Низ својата уметничка дејност, ансамблот наполно ја постигна поставената цел и мисија: да го пропагира кај нас и во светот современото музичко творештво на македонските и на југословенските композитори, предимно од помладите генерации, вклучувајќи ги во своите програми и најреномираните автори и дела на музичката модерна. Др. О.

**„СВЕТА СОФИЈА“** – катедрална црква на Охридската архиепископија. Подигната е врз остатоци од старохристијанска базилика (откопани во 1951). Архитектонската концепција на црквата е трикорабна ориентална базилика со трансепт и купола, од која се зачувани деловите на источните пандантифи и нартексот. Извесни траги во темелите на првобитната западна фасада укажуваат на можноста за постоење кула за камбанарија, додека траги од живописот над централниот дел на нартексот укажуваат на можноста за постоење калота. Времето на градбата на црквата во нејзината првобитна форма не може точно да се утврди. Има неколку претпоставки, според кои најверојатно е градена во времето на Самуил, а живописана во времето на охридскиот архиепископ Лав (1037–1056). Првобитната форма на црквата подоцна претрпела доста промени. Во 1313–1314 г. (во времето на архиепископот Глигориј) од западната страна бил дограден двокатен егзонартекс со отворен трем во приземјето и галерија на катот, со две кули со куполи од јужната и од северната страна. Можно е во ова време црквата да добила и трибини над страничните кораби, на што укажуваат отворите од горниот кат на нартексот. Големи промени на црквата се извршени во времето на турското владеење, кога куполата и сводовите над наосот, заедно со столбовите што го носеле, се заменети со нова конструкција. Од северната страна е изграден отворен трем и црквата била претворена во џамија.


Катедралната црква „Св. Софија“ во Охрид (XI в.)

Во 50-тите години на XX в. се извршени обемни конзерваторски и реставраторски работи на архитектурата и живописот.

Со сигурност е утврдено дека живописот на црквата во олтарот, наосот (со мали исклучоци) и приземјето на нартексот, потекнуваат од времето на охридскиот архиепископ Лав, којшто бил на чело на Охридската архиепископија од 1037 до 1056 г. На ова датирање укажува не само еден ракопис во Париската национална библиотека, каде што Лав се спомнува како ктитор на „Св. Софија“, туку и идентификацијата на патријархот Евстатиј, којшто починал во 1025 г. Ова датирање наоѓа потврда и во некои сцени и фигури во олтарот, коишто говорат дека живописот се изведувал во време на кризата на односите помеѓу источната и западната христијанска екумена, пред дефинитивната шизма (1054). Фреските се покриени со малтер при претворањето на црквата во џамија (втората половина на XV в.) и тие по 1950 г. се чистени со отстранување на наслагите од вар и малтер врз фреските. Во главниот олтарен простор на црквата, во долната зона, е насликана најголемата галерија на архијереи и ѓакони што досега е откриена во источноправославната и византиската уметност (60 фигури). Претставени се водечките архијереи на патријаршиите (Цариград, Антиохија, Александрија, Ерусалим и Рим), но меѓу нив доминираат фигурите на цариградските патријарси. Во овој ансамбл се појавуваат и претставите на св. Кирил Солунски, св. Климент Охридски и фрагмент од

главата на еден непознат архијереј, веројатно св. Методиј. Претставени се и угледни архијереи на помесни источни цркви (како, на пр., на Кипарската архиепископија) и истакнати светци-митрополити на градови познати од старохристијанската историја. Најголем интерес предизвика откривањето на фигурите на шест римски папи, чие место не било спорно во жестокиот дијалог помеѓу Цариград и Рим. Тие се насликани во долната зона на ѓакониконот на источната страна. Во средниот брод е насликана Евхаристијата (Причестувањето на апостолите) и Богородица со Христос во конхата на апсидата. Кон Богородица приоѓаат од двете страни поворки на ангели, по пет од северната и од јужната. Во втората зона на олтарот исто така е насликана Легендата за праведните Аврам и Исак во неколку сцени, а наспроти нив на северната страна е Литургијата на св. Василиј Велики, Лествиците на Јаков, Трите Евреи во огнена печка и уште една композиција за која во науката има различни мислења во врска со нејзиното идентификување. На сводот од главниот олтарен простор доминира композицијата на Христовото вознесение на небо. Во урнатата купола (во време на османлиските интервенции) се пронајдени остатоци од фигурите на евангелистите. Целиот простор на протезисот е посветен на циклусот Четириесет севастиски маченици, додека во ѓакониконот доминира Житието на св. Јован Крстител (Претеча). Во долната зона на наосот, иако многу оштетени, се препознаваат фигурите на свети маченици, свети лекари, св. Константин и Елена и други претстави на хоровите на светците. Во горниот дел на наосот од Големите празници се зачувани фрагменти од Благовештението, Христовото раѓање и средниот празник Воведението на Богородица во храмот. На западната страна од наосот, во втората зона, е насликана големата претстава на Успението на Богородица. Тука се наоѓаат и фигурите на старозаветни пророци. Во долниот дел на нартексот, како и во сводовите, се насликани голем број свети жени-маченички, а се издвојува композицијата Седумте ефески заспани момчиња. Во параклисот формиран над ѓакониконот е откриен циклус на Страдањата на апостолите, којшто во науката се датира во XII в. Од XIII в. има неколку фигури, вклучувајќи го и пресликувањето на Богородица во конхата, коишто говорат за перманентниот духовен живот во храмот. Поголема сликарска целина од XIII в. е откриена во текот на конзервацијата на патосот на Григориевата галерија и тука се распознава сцената на Аврамовата жртва. Постојат големи сликарски и тематски целини работени во XIV в. и тоа на катот од нартексот на „Св. Софија“, во параклисот на „Св. Јован Претеча“ и на катот од Григориевата галерија. На катот од нартексот е претставена голема галерија фигури на монаси од сите видови (пустиножители, црковни поети и др.), а тука е и ктиторската композиција со портретот на охридскиот архиепископ Никола, којшто бил поглавар на Архиепископијата во средината на XIV в. Во овој простор е насликан циклусот на Седумте екуменски собори и композициите Визијата на св. Петар Александриски и Давидовото покајание. Над сводот од истиот простор порано постоела калота (има мислења дека тоа била камбанарија или купола), каде што се откриени фрагменти на композицијата што го илустрира Вознесението на Богородица според стиховите на св. Јован Дамаскин, којшто е насликан како диригент. Во композицијата Покајанието на Давид, на мечот од архангелот е испишано името на зографот на овој ансамбл, Јован Теоријан. Во параклисот на св. Јован Претеча, чиј ктитор бил деспот Јован Оливер, е насликан ктиторот со семејството и циклус посветен на животот на св. Јован Претеча. Овој живопис се датира околу средината на XIV в. Во егзонартексот, т.е. на катот на Григориевата галерија, се насликани неколку циклуси: Страшниот суд, Историјата на прекрасниот Јосиф, Канонот за разлучение на душата од телото, поголем број допојасја на светци од разни хорови, меѓу кои се и ликовите на св. Климент и св. Наум. Над влезната врата во егзонартексот се наоѓаат фрагменти од некогаш големата ктиторска композиција со владетелски фигури, веројатно од околу 1355 до 1366 г. За нивната идентификација постојат различни мислења.



Богородица со Христос, фреска во апсидата на Катедралната црква „Св. Софија“, Охрид (XI в.)

„Св. Софија Охридска“, покрај „Св. Софија Киевска“, поседува најго-

леми ансамбли на ѕидното сликарство од византиски стил во XI в. Во Охрид на оваа целина работеле неколку истакнати мајстори што биле ангажирани од високи претставници на црковната хиерархија. Во поранешните истражувања е укажано на стилските сродности на „Св. Софија Охридска" со делови од живописот во „Св. Софија" и „Панагија тон Халкеон" во Солун, „Св. Леонтиј" во Водоча и катедралниот храм „Св. Никола" во Мира, т.е. во уметнички порачки на високата хиерархија. Нивниот стил ја има својата основа во обновата на уметноста по отфрлањето на иконоборството (842), кога настапува период на повторно навраќање на античкото влијание, кое веројатно се засновувало врз минијатурите. Во еволуцијата настапува период на спиритуалност под влијание на текстовите на светите отци, со тоа што настанува пригушување на античките сфаќања за убавината на телото со поголемо истакнување на духовноста на насликаните фигури. Најдобри претставници на овој поглед на уметноста се портретите на архијереите во главниот олтарски простор (св. Василиј Велики, св. Јован Златоуст и др.).

Античките елементи може да се следат низ убавината на формите во ликовите на ангелите што ѝ се поклонуваат на Богородица. Тие се сликани со нагласена колоритност и драперии, простудирани според постари примери. Овие елементи се забележуваат и во сцената на Успението на Богородица, како и во Раѓањето на Христос, во кое има силни хеленистички реминисценции. Во науката се оценува дека неколку претстави во олтарот се конципирани според сугестиите на ктиторот Лав (Леон), којшто бил директен учесник во полемиката со Римската црква пред шизмата, а се оценува дека неговите ставови ги застапувал и цариградскиот патријарх Михаил Керулариј. Од тој вид се композициите на Евхаристијата (Причестувањето на апостолите) и Литургијата на св. Василиј Велики, во начинот на претставувањето на чесниот леб. Ктиторот секако инсистирал да бидат насликани папите за да го истакне единството на христијанската црква преку портрети што биле и во источната црква високо почитувани.

Вториот голем ансамбл на катот од нартексот, заедно со фреските на катот од Григориевата галерија, припаѓаат на ателјето на Јован Теоријан, којшто има своја појдовна основа во фреските на Михаил и Евтихиј. Меѓутоа, во нив се


Фреска: Вознесение Христово, „Св. Софија", Охрид (XI в.)

забележува еволуцијата што настапила во источнохристијанската уметност во текот на првата половина на XIV в., со бројност на сцените, со доста наративни елементи, живописност, архитектонска кулиса, пејзажот и сликаните детали од животот. Очигледно оваа работилница оставила големи траги и во други цркви на Охрид, а од неа произлегуваат и мајсторите на високите зони од Марковиот манастир кај Скопје. Низ низа детали проф. В. Ј. Ѓуриќ ги забележува знаците што се провлекуваат и во фреските на охридските цркви и параклиси – во „Св. Богородица Болничка", параклисите во „Св. Богородица Перивлепта", додека поновите истражувачи сликарскиот ракопис на Јован Теоријан го забележуваат и во „Св. Ѓорѓи" во Речица, Охридско, „Св. Богородица Пештанска" крај брегот на Охридското Езеро, но и во некои цркви во регионот на Тетово и Куманово. Оваа работилница во голема мера дава печат на живописот во Македонија во времето додека таа била во рамките на српската средновековна држава, како и во времето на владеењето на Кралот Марко. Во „Св. Софија Охридска" во овој живопис од средината на XIV в. се разликуваат неколку мајстори, но интересен е фактот дека во параклисот на „Св. Јован Претеча", што го порачал деспот Јован Оливер, не се распознава работилницата на Јован Теоријан.

ЛИТ.: М. Злоковић, *Старе цркве у области Преспе и Охрида*, Старинар, III, Београд, 1925; Н. Okunev, *Fragments de peintures de l'Eglise Sainte Sophie d'Ochrid*, Melanges Charles Diehl, II, Paris, 1930, 117–131; Петар Миљковиќ-Пепек, *Материјали за македонската средновековна уметност: Фреските во светилиштето на црквата Св. Софија во Охрид*, „Зборник на Археолошкиот музеј-Скопје", I, Скопје, 1956, 37–67; Светозар Радојчић, *Фреска покајања Давидовог у охридској Св. Софији*, „Старинар" н. с., IX–X, Београд, 1959, 133–136; Ibid., *„Чин бивајеми на разлучение души од тела" у монументалном сликарству XIV века*, ЗРВИ, VII, Београд, 1961, 39–50; Г. Бошковић – К. Томовски, *Средновековна архитектура во Охрид,* Зборник на трудови, Охрид, 1961, 71–100; Радивоје Љубинковић – Мирјана Ћоровић-Љубинковић, *Средновековното сликарство во Охрид*, Зборник на трудови, Охрид, 1961, 101–106, 110, 129–131, 136–137; В. Н. Лазарев, *Живопис XI–XII веков в Македонии*, XII Congrès international des etudés byzantines, Rapports, Belgrade-Ochride, 1961, 114–120; Петар Миљковиќ-Пепек, *Материјали за историјата на средновековното сликарство во Македонија, II, Циклусот страданија апостолски од Св. Софија во Охрид*, „Зборник на Археолошкиот музеј – Скопје", III, Скопје, 1961, 99-105; Воислав Ј. Ђурић, *Црква Свете Софије у Охриду*, Београд, 1963; Цветан Грозданов, *Охридско ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980; истиот, *Студии за Охридскиот живопис*, Скопје, 1990. Цв. Гр. – Кр. Т.

**„СВЕТА ТРОИЦА"** – гробишна црква во с. Челопек, североисточно од Куманово. Затекната е како делумна урнатина и запуштена. Има слична основа на „Св. Петка" во Младо Нагоричане. Нема зачуван живопис. Била најверојатно изградена меѓу XVI и XVII век.

ЛИТ.: Ј. Хаџи-Васиљевић, *Кумановска област, Јужна Стара Србија,* Београд, 1909, 444. М. М.

**„СВЕТА ТРОИЦА"** („Свети Дух") – трикорабна гробишна црква во с. Добрача (Добросла), североисточно од Куманово. Подигната е, најверојатно, околу првата деценија на XVII в., а видоизменета во 1931 г. На западната фасада се зачувани елементи од првобитната камена пластика. Ѕидното сликарство е целосно уништено.

ЛИТ.: Ј. Хаџи-Васиљевић, Кумановска област, Јужна Стара Србија, Београд, 1909, 442. М. М.

**„СВЕТИ АНДРЕЈА"** – манастирска црква во клисурата на р. Треска, на брегот на езерото Матка (Скопско). По својот облик претставува комбинација на издолжен трихонхос (однатре) и слободен крст (однадвор). Градена е од кршен камен, делкан камен, тули и малтер. Врз основа на зачуваните три натписи над западната врата над нишата, јужно од олтарната апсида и северно од апсидата, се дознава дека средствата потребни за изградбата и за живописувањето на црквата ги дал Андрејаш, вториот син на кралот Волкашин, во 1388–89 г. Игумен на манастирот бил Калест Кирил, а зографи митрополитот Јован Зограф и



Манастирската црква „Св. Андреја", Матка, Скопско (XIV в.)

монахот Григориј. Сликарството на митрополит Јован Зограф се одликува со нагласена волуменозност и со жив колорит. Во 1559–60 г. од западната страна на црквата била доградена припрата со правоаголна форма. Фрескоживописот зачуван во припратата е дело на зограф што добро го совладал зографскиот занает.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 3; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 86; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 40-43; K. Balabanov, *Freske i ikone u Makedoniji*, Beograd – Zagreb – Mostar, 1983, 148. К. Б.

**„СВЕТИ АНДРЕЈА"** – лачна бетонска брана, прва брана изградена во Македонија (1938). Лоцирана е на излезот на реката Треска од тесната клисура, блиску до Скопје, функционално и естетски одлично е вклопена во теренот. Висока е 29,5 m, долга 64 m, со волумен од 3.000 $m^3$, формира акумулација од 3,55 милиони $m^3$. Конструирана е со 10 хоризонтални лака, со челен прелив со тунелски одвод во десниот брег. Наменета е за производство на електрична енергија (инсталирана сила 3,2 MW). Во тек се работите на реконструкција за зголемување на инсталираниот капацитет на хидроцентралата, за поефикасно користење заедно со ХЕ „Козјак" и ХЕ „Св. Петка". Љ. Т.



Браната „Свети Андреја" на Треска, Скопско

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛ"** – манастирска црква над с. Варош (Прилеп). Повеќепати обновувана. Во науката долго се полемизирало околу тоа кој нејзин дел (западниот или источниот) бил првобитен. Последните истражувања покажале дека при едно обновување кон источниот дел бил дограден западниот, над кој се извишувала купола. На западната страна од црквата бил изграден отворен трем што се потпира на камени столбови. На еден од столбовите е врежан натпис со кирилски букви, во кој се спомнува смртта на епископот Андреја, кој починал во 996 г. Ѕидовите на продолженият западен дел од црквата се украсени со фрескоживопис, дело на непознат зограф. Меѓу подобро зачуваните композиции се: циклусите на Христовите страдања, Тајната вечера, Христос пред Пилат, Распјатието Христово, Гостољубието Аврамово, Чудото во Хона и ктиторската композиција од првата зона, каде што е насликан ктиторот, великиот хертуларij Јован. По ликовната вредност, зачуваниот фрескоживопис спаѓа во редот на најрепрезентативните дела на средновековното сликарство во Македонија.



Манастирската црква „Св. Архангел", с. Варош

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; Љ. Лапе, *Одбрани четива за историјата на македонскиот народ,* Скопје, 1951; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; Б. Бабиќ, *Културно богатство на Прилеп од V до XIX в.*, Белград, 1976. К. Б.

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛ ГЛАВАТОВ“** – црква што се спомнува во историските извори од 1378 г., кога од страна на браќата Дејановци била приложена на светогорскиот манастир „Св. Пантелејмон“. Се наоѓа во центарот на Штип, во маалото Стар Конак (денес во дворот на Музичкото училиште). Подоцна е преправана. Во просторот на апсидата има фрагменти од стариот фрескоживопис.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа,* Београд, 1950; К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип*, Штип, 1972; истиот, *Галерија на икони* (второ издание), Штип, 1988. К. Б.


Манастирската црква „Св. Архангел Михаил“, Штип (1332)

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛ МИХАИЛ“** – манастирска црква во Штип. Ѕидана од делкани блокови со наизменични редови од тули. Припаѓа на типот цркви што во основата имаат впишан крст во правоаголен простор, со купола врз осмостран тамбур. Градена е во 1332 г. со средства на протосевастот Хреља. Не е познато дали во внатрешноста на храмот првично бил изведен фрескоживопис. Подоцна била приложена на светогорскиот манастир Хиландар. Во своите патописни белешки турскиот патописец Евлија Челеби пишува дека Али-бег ја претворил во џамија. Кај населението е позната под називот Фитија (Феткија).

ЛИТ.: Е. Челебија, *Путопис*, Сарајево, 1957; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; Б. Цветковски, *Историски и стопански развиток на Штип од создавањето до 1919 г.,* Штип, 1964; К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип,* Штип, 1972. К. Б.

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛ МИХАИЛ“** – манастирска црква изградена во 1818 г. во Берово. Градена е од кршен камен и од малтер. Во својата основа е трикорабна базилика, со богато украсени дрвени тавани. Манастирот е ограден со висок ѕид од кршен камен. Во внатрешниот простор на манастирот се наоѓаат конаци со впечатливи облици на старата градска архитектура. На дрвениот иконостас има икони од првите децении на XIX в.

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија,* Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛ МИХАИЛ“** – пештерна црква, десетина километри југозападно од Струга над селото Радожда. Издлабена е во карпа со неправилна издолжена форма во правец север-југ, има наос и припрата, а од источната страна е затворена со ѕид од камен и од тули.

Црквата е целосно живописана со фрескосликарство од два различни периода. Постарото сликарство од крајот на XIII и почетокот на XIV в., досега е откриено само на западниот и делумно на северниот ѕид од припратата и нему му припаѓаат монументалната композиција на Чудото во Хона, како и претставите на св. Петка, св. Јован Каливит и на св. Климент на северниот ѕид. Помладиот фрескоживопис датира од последните години на XIV в. и по својот тематски обем претставува најголема фреско целина меѓу пештерните цркви околу Охридското Езеро. Во највисоката зона на наосот е насликан Христос и старозаветните пророци, подолу е циклусот на Големите празници што продолжува во припратата и е проширен со сцени од Христовите маки и страдања, како и неколку сцени од циклусот на Богородица. Во зона на стоечки светци се насликани светите воини, монасите, светите жени маченички и Деизисот. На полуобличестиот свод во припратата се насликани медаљони со претстави на Христос во повеќе обличја. Од некогашното фасадно сликарство е зачувана единствено фигурата на архангелот Михаил во лунетата и остатоци од ктиторска композиција.


Пештерската црква „Св. Архангел Михаил“, Радожда, Струшко, (XIII-XIV в.)

ЛИТ.: Гојко Суботић, *Пећинска црква Арханђела Михаила код Струге*, „Зборник Филозофског факултета“, VIII, Београд, 1964, 299-331; Цветан Грозданов, *Ѕидното сликарство и иконописот во Струшкиот крај, Струга и Струшко,* Струга, 1970, 336-337; Војислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 17. Цв. Гр.


Црквата „Св. Архангел Михаил и Пустиножителот Гаврил Лесновски“, с. Лесново (XIV в.)

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛ МИХАИЛ И ПУСТИНОЖИТЕЛОТ ГАВРИЛ ЛЕСНОВСКИ“** – црква во с. Лесново (Злетовско). Во 1341 г. очувот на цар Душан, последниот моќен деспот Јован Оливер, дал средства за да се изгради оваа црква на темелите на постара црква што постоела уште во времето на пустиножителот Гаврил Лесновски (XI-XII в.), чиишто мошти едно време биле закопани во оваа црква, а подоцна биле пренесени во Бугарија, во трновската црква „Св. Апостоли“. Изградена е од делкан камен и од редови тули, со богато расчленети фасади украсени со слепи аркади. До 1347 г. овој манастир имал степен на игуменија, а потоа бил издигнат на степен на епископија и одреден како седиште на новооснованата Злетовска епископија. Основата на црквата има форма на рамнокрак крст, впишан во правоаголен простор. Куполата е издигната врз четири силни столбови со правоаголен пресек. Олтарната апсида однадвор е шестострана. Нартексот на црквата е изграден

во 1349 г. и има купола изградена по примерот на куполата на црквата. Внатрешноста е живописана со фрескоживопис, на кој работела зографска тајфа предводена од еден главен мајстор и неколку негови соработници. Творештвото на главниот мајстор, кое многу јасно се издвојува од она на соработниците, се одликува со вонредно прецизен цртеж и со богат колорит. Облеката на фигурите што ги слика е украсена со вешто изведени орнаменти. Меѓу ликовите и композициите насликани со негова рака посебно се истакнуваат: портретот на ктиторот деспот Јован Оливер и композициите поврзани со Архангел Михаил, особено композицијата Архангел Михаил го спасува Цариград од Сарацените. Композициите на другите сликари се распознаваат по цртежот и по колоритот, кој по својот интензитет далеку заостанува зад делото на главниот мајстор. Живописот во нартексот, работен во 1349 г., според својата иконографија зазема значајно место во средновековната уметност во Македонија. Посебно се значајни илустрациите на Псалмите Давидови. На северниот ѕид од нартексот се наоѓаат портретите на цар Душан, царицата Елена, ктиторот Јован Оливер и неговата сопруга Оливерина. Во овој простор се насликани и злетовските епископи. Во храмот се зачувани и неколку значајни икони работени на дрвена подлога. Во XIX в. бил отстранет стариот иконостас, изработен од мермерни столбови, и на негово место бил поставен копаничарски изработениот иконостас, дело на копаничарската тајфа предводена од Петре Филиповски од с. Гари. Иконостасот бил завршен и поставен во 1814 г. Околу црквата се наоѓаат објектите на манастирските конаци, повеќепати обновувани.



„Св. Димитриј“, фреска во Лесновскиот манастир (1341)

ЛИТ.: Ђ. Бошковић, *Лесново*, „Старинар“, VII (1932), 88-95; В. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980; K. Balabanov, *Freske i ikone u Makedoniji*, Beograd – Zagreb – Mostar, 1983. К. Б.

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛИ“** („Архангел Михаил“) – еднокорабна, гробишна црква од XVII в., во с. Бенче во Порече, североисточно од Кичево. Градена е од кршен камен и од глина. Ѕидното сликарство се карактеризира со сигурен цртеж, смирен колорит и изразита смисла за моделација, постигната со помош на темна сепија и на зелените сенки. Во црквата е пронајдено ракописно Четвороевангелие (XVI), т.н. Бенчевско евангелие, со исклучително вредни илуминации на евангелистите Матеј, Марко, Лука и Јован Богослов (се чува во НУБ „Св. Климент Охридски“ во Скопје).

ЛИТ.: П. Јовановић, *Порече. Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, ЛИ, Београд, 1935, 330. М. М.



„148-ми псалм Давидов“, фреска во Лесновскиот манастир (1349)

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛИ“** („Архангел Гаврил“) – еднокорабна, гробишна црква во с. Ореоец (Ореовец) кај Македонски Брод. Изградена е и целосно живописана во третата деценија на XVII в. Во вообичаената сликана програма привлекува внимание претставата на риба како евхаристичен симбол, во цоклето на олтарот и допојасјето на Св. Сава (Српски) во фризот на маченици.

ЛИТ.: З. Расолкоска–Николовска, *Еден редок иконографски елемент во сликарството на третата деценија од XVII век*, „Музеј на Македонија, Зборник– Средновековна уметност“ н. с., 1, Скопје 1993, 125, 128. М. М.

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛИ“** – еднокорабна, гробишна црква во с. Коњух, југоисточно од Куманово. Кај домашното население позната како „Св. Ѓорѓи“. Од западната страна има доѕидана припрата. Денес е во запуштена состојба. Врз основа на опусот на ѕидаријата и остатоците од живописот се датира широко од XIV до XVI в.

ЛИТ.: С. Радојчић, *Црква у Коњуху*, Одбрани чланци и студије, 1933–1978, Београд, 1982, 25–27. М. М.

**„СВЕТИ АРХАНГЕЛИ“** – манастирска црква во кањонот на Кучевишка Река, северозападно од с. Кучевиште (Скопско). Во основата црквата има форма на развиен триконхос. Куполата преку пандантифи лежи врз четири квадратни столбови. Градена е со делкани камени и бигорни блокови, тули и малтер. Нема посигурни историски извори што би укажале на времето на градењето на црквата. Според зачуваниот натпис над западниот влез во наосот, црквата била живописана во 1591 г., под ктиторство на презвитер Никола, во времето кога игумен на манастирот бил Стефан. Во наредната 1592 г. презвитерот Никола овозможил да се изработи големиот крст за иконостасот. Иконите за дрвениот иконостас биле работени на крајот на XVI и во првата половина на XVII в. Меѓу зачуваните, особено внимание привлекува иконата Хвалите Господа, дело на непознат зограф. Врз основа на делумно зачуван натпис испишан во припратата, се дознава дека таа била живописана во 1630–31 г. Авторот на овој живопис не е познат. Во XIX в.


„Хвалите Господа“, фреска во црквата „Св. Архангели“ (XVII в.)

бил изработен нов дрвен иконостас, во времето кога игумен бил Мисаил.

ЛИТ.: П. Н. Милюковъ, *Христианския древности въ Западной Македоніи*, „Известия Русскаго Археологическаго института въ Константинополе“, IV-1, София, 1899, 133-134; G. Millet, *Ecole grecque dans l'architecture Byzantine*, Paris-leroiq, 1916, 284; *Ж. Татић, Архитектонски споменици у Скопској Црној Гори. Св. Арханђел код Кучевишта*, „Гласник Скопског научног друштва, Скопље, 1926, 351-364; А. Серафимова, *Кучевишки манастир „Свети Арханѓели“*, Скопје, 2005. К. Б.

**СВЕТИ АРХИЈЕРЕЈСКИ СИНОД на Македонската православна црква** – врховната власт за сите црковно-духовни и канонски прашања. Се раководи од канонското учење, прописите на Светата православна црква, Уставот на МПЦ и другите прописи. Синодот функционира во два состава: а) пленарен (полн), и б) работен (постојан) состав. Пленарниот го сочинуваат: архиепископот – претседател, и сите епархиски и викарни архијереи – членови. Во отсуство на архиепископот, на седниците претседава најстариот по хиротонија епархиски архијереј. Во пленарен состав одржува редовни заседанија двапати годишно (мај и октомври), а, по потреба, и на вонредни заседанија. За седниците се води посебен записник и го потпишуваат сите членови што учествувале. Работниот состав го сочинуваат архиепископот и два члена од епархиските архијереи. Членовите се со мандат од две години. Синодот во работен состав ја надгледува работата на извршните тела и органи на архиепископската и епархиската управа.

ЛИТ.: Уставот на МПЦ, 1958; 1994; Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; истиот, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**СВЕТИ АТАНАС, ВАРОШ** (Прилеп) – локација каде што е најдено депо-остава со скапоцени аграфи. На локалитетот L-35, во квадратот 108, е најден групен наод засолнет во странична вдлабнатинка од јамата 160. Тоа се пет речиси целосно зачувани примероци и неколку откршени делчиња. Тие припаѓале на велмошкиот накит и служеле за закопчување на благородничките наметки под вратот или на десното рамено. Како инсигниски накит се забележани на фреско живописот од XIV-XV в. кај личности од висок ранг. Изработени се од сребро, позлата, филигран, гранулација, со вметнати украсни камења во средината. Припаѓале на видно семејство од градот, можеби и на потомците на Мрњавчевци.

ЛИТ.: Е. Манева, *Кому му припаѓал велмошкиот накит од Маркови Кули и Св. Атанас, Варош – Прилеп*, Кралот Марко во историјата и во традицијата (1995), Прилеп, 1997, 331–338. Ел. М.

**„СВЕТИ АТАНАС“, Варош** (Прилеп) – црква, некропола и населбински остатоци, истражувани во 1959, 1964 и 1960 (Б. Бабиќ). Лоцирани се во ареалот на средновековниот Варош. Кај црквата „Св. Атанас“ (XIV в.) – локалитетот бр. 35 и во неговата непосредна околина, при археолошки истражувања се откриени делови од архитектонски објекти, ковачница, јами, гробови, како и движни археолошки наоди меѓу кои има и накит, а се наоѓаат и монети од XII до првата половина на XIV в. Се среќаваат и материјали од турското средновековје. Меѓу наодите е и оставата со луксузни аграфи од XIV в.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјалната култура на Македонските Словени во светлината на археолошките ископувања во Прилеп*, Прилеп, 1986, 181–185. Ел. М.

**„СВЕТИ АТАНАСИЈ“** – црква во с. Лешок (Тетовско). Од основа ја подигнал првиот долнополошки епископ Јоаникиј, додека бил јеромонах Антониј (1348-1355). Ја обновил полошкиот епископ Никанор. Подоцна, околу 1698 г., таа била сосема напуштена. Во 1818 г. во црквата посветена на Богородица во манастирот Лешок доаѓа од Света Гора јеромонахот Кирил Пејчиновиќ, кој го обновува монашкиот живот во овој регион. Долго време била во урнатини и затрупана, а била откопана во 1927 г. Градена е со камен, делкан бигор и со тули. Архитектонскиот облик во основата е слободен крст, со купола подигната на четири пиластри. На западната страна е додаден нартекс, кој е поширок од наосот. Над нартексот се наоѓала камбанаријата. Од некогашниот иконостас се зачувани мермерните столпчиња со капители, украсени со човечки и со животински глави. Во црквата е откриен мермерен саркофаг, во кој бил погребан ктиторот на црквата.

ЛИТ.: Р. Грујић, *Скопска митрополија*, 1935; истиот, *Полошко–Тетовска епархија и манастир Лешок*, „Гласник скопског научног друштва“, XII; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950. К. Б.


Обновената црква „Св. Атанасиј“, с. Лешок, Тетовско (по минирањето од ОНА во 2001)

**„СВЕТИ АТАНАСИЈ"** – еднокорабна црквичка, од доцниот среден век, лоцирана во централниот дел на с. Црешнево, североисточно од Македонски Брод. Нема зачувана сликана декорација. М. М.

**„СВЕТИ АТАНАСИЈ"** – мала еднокорабна црква во с. Самоков во Порече. Според ктиторскиот натпис, е подигната и живописана во 1626 г. Сликаната програма е вешто приспособена на архитектурата. Меѓу светителите се застапени и српските култови Симеон и Сава (Немањиќ). Сликарството е со слаби уметнички квалитети.

ЛИТ.: П. Јовановић, *Порече. Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, LI, Београд, 1935, 327; Ц. Грозданов, *Свети Симеон Немања и свети Сава у сликарској тематици у Македонији (XIV-XVII век)*, во: Зборник радова Стефан Немања, Свети Симеон Мироточиви. Историја и предање, САНУ, Београд, 2000, 340. М. М.

**„СВЕТИ АТАНАСИЈ", Калишта** – пештерна црква високо во карпите над езерото на околу триста метри јужно од манастирскиот комплекс „Св. Богородица" во Калишта. Изградена е кон крајот на XIV в., со заложба на малото монашко братство чии имиња се испишани во ктиторскиот натпис на јужната фасада до лунетата во која е насликан патронот на црквата „Св. Атанасиј". За градбата на црквата е искористена природната зарамнетост на карпата, која од источната и јужната страна е затворена со ѕид од обработен камен со мала тристрана апсида на источната страна. Внатрешноста, иако со неправилна форма, е поделена на олтарен и наосен простор целосно живописан со прегледна тематика. Во олтарниот простор се насликани литургиски теми, во апсидата Богородица со Христос и службата на архијереите пред Христос Агнец, која продолжува на јужниот и северниот ѕид од олтарот, а на источниот ѕид се Благовестие и Христовиот Мандилион. Во наосниот дел, на сводот се насликани композиции од циклусот на Големите празници, Раѓање, Сретение, Распетие, Мироносиците на Христовиот гроб. Во најниската зона се насликани покрај Деизисот со Христос, Богородица и Јован Претеча, светите воини, монасите, како и ликот на Св. Климент и допојасни претстави на свети жени над влезната врата.

ЛИТ.: Цветан Грозданов, *Ѕидното сликарство и иконописот во струшкиот крај*, Струга и Струшко, Струга, 1970, 337–338; Истиот, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 158–159. С. Ц.



Живописот на тремот во манастирската црква „Св. Атанасиј Александриски", с. Журче, Крушевско (1617)

**„СВЕТИ АТАНАСИЈ АЛЕКСАНДРИСКИ"** – манастирска црква меѓу селата Житоше и Локвени, северозападно од Прилеп. Целосно е разурната, а ѕидните слики се дислоцирани во Крушево (во црквата „Св. Троица"). Според ктиторскиот натпис, подигната е и живописана во „нужно време и мор: велики" (1627). Сликарството е суво и без моделација. Фигурите се издолжени, а колоритот е згаснат.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Далеку од очите далеку од грижата*, „Нова Македонија" (ЛИК), 27. XII 1991, 10. М. М.

**„СВЕТИ АТАНАСИЈ АЛЕКСАНДРИСКИ"** – манастирска црква во с. Журче (Крушевско). Градена од кршен камен и од малтер (1617). Еднокорабна црква со правоаголна основа, со полукружен свод и широка апсида и со отворен трем со калота што лежи на четири столба. Во времето на ѕидањето на црквата игумен на манастирот бил јеромонахот Јоасав, а средствата за градење ги обезбедил Петко Велков од Битола. Според зачуваниот натпис во тремот, во 1622 г. (во времето на јеромонахот Венетик) црквата била обновена со средствата на повеќе дарители. Фрескоживописот во црквата има просечни ликовни вредности, а по својот квалитет и по иконографијата на насликаните ликови се издвојува оној во отворениот трем (насликан во 1622 г.), каде што се претставени македонските „пустиножители" Прохор Пчински, Јоаким Сарандопорски, Гаврил Лесновски и Јован Рилски, а од композициите посебно внимание привлекуваат илустрациите на месеците со најкарактеристичните работи што се изведуваат во тој временски период. Старите конаци во манастирскиот комплекс биле урнати во 1895 г., а подоцна на нивно место биле изградени нови. Се смета дека празничните икони на иконостасот се дело на непознатиот зограф што го работел фрескоживописот во тремот на црквата.

ЛИТ.: Мирјана Ћоровић-Љубинковић, *Две цркве XVII-ог века у Крушевском срезу*, „Гласник Скопског научног друштва", XXI, Скопље, 1940; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950. К. Б.

**„СВЕТИ АХИЛ"** – темелите од црквата се наоѓаат во близина на катедралата „Св. Софија", по улицата што води кон Горна порта. Ова е единствена црква во Охрид

посветена на св. Ахил Лариски, чиј култ го негува Охридската автокефална црква. Можеби своевремено оваа мала црква била параклис на катедралата „Св. Софија". С. Ц.

на XIV в., Јован Теоријан. Во црквата е сочуван и оригиналниот дрвен иконостас од средината на XIV в., како и резбаните царски двери од почетокот на XVII в.

српскиот светител Сава (Немањиќ).

ЛИТ.: Ф. Месеснел, *Извешщај о проучавању Јужне Србије на терену, Св. Димитрије у Требину*, „Гласник Скопског научног друштва", Београд, 1934, 174–175. М. М.

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈ"** – мала, еднокорабна црква во с. Жван, северозападно од Демир Хисар. Според ктиторскиот натпис, подигната и живописана е во 1634 г. Сликарството е дело на линотопските мајстори, чиј супремат бил особено силен во втората и третата деценија на XVII в., во централниот дел на Балканот. Се издвојуваат ликот на локалниот новомаченик св. Ѓорѓи Нови Кратовски во допојасје и ретката иконографска претстава на св. Димитриј, со сокол во раката, во нишата над влезот.

ЛИТ.: М. Ћоровић–Љубинковић, *Две цркве XVII-ог века у Крушевском срезу*, „Гласник Скопског научног друштва", XXI, Скопље, 1940, 159–160; A. Nikolovski, D. Cornakov, K. Balabanov, *The Cultural Monuments of the People`s Republic of Macedonia*, Skopje, 1961, 87; К. Балабанов, А. Николовски, Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 193; М. М. Машниќ, *Црквата Свети Димитрија во Жван и нејзиното место во сликарството на доцниот среден век*, „Културно наследство", 19–20–21/1992–93–94, Скопје, 1996, 193–208. М. М.



Црквата „Св. Ахил" на островот Ахил, Мала Преспа (X в.)

**„СВЕТИ АХИЛ"** – црква на Малото Преспанско Езеро (сега во Република Грција). Црквата е подигната од македонскиот цар Самуил (986–990), кој таму ги пренел моштите на Св. Ахил Лариски по освојувањето на Лариса (985). Тука била престолнината на државата (973–996) и седиштето на тогашната патријаршија, до нивното префрлање во Охрид. Подоцна тука бил погребан и царот Самуил.

ЛИТ.: Nikolas C. Moutsopoulis, *Le tombeau du tsar Samuil dans la basilique de Saint Achille á Prespa,* "Etides balkaniques", No 3, Sofia, 1984, 114-126; Томо Томоски, *Од Преспа до Ахил – развојниот пат на еден топоним,* Зборник посветен на Бошко Бабиќ, Прилеп, 1986, 223-226. С. Мл.

**„СВЕТИ ВРАЧИ МАЛИ"** – мала еднокорабна црква во Охрид, која припаѓала на Челниката енорија. Изградена е и живописана пред 1345 г. и во својата сликана програма содржи неколку иконографски решенија кои се единствени во охридското ѕидно сликарство од XIV в. Богородица Живоносен Источник во конхата на апсидата, св. Климент со моделот на градот Охрид во рацете, кој го принесува на патроните на црквата св. Кузман и Дамјан. Дел од сликаната декорација е дело на најпознатиот охридски сликар од средината

ЛИТ.: Воислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд 1974, 69, заб. 80; *Цветан Грозданов, Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980 48-53; Мирјана Ћоровић-Љубинковић, *Средњовековни дуборез у источним областима Југославије,* Београд, 1965, 19-24, 123; Петар Миљковиќ-Пепек, *Свети Врачи во Охрид*, „Културно наследство", 19–20–21, (1992–93–94), Скопје, 1996, 81–108. Цв. Гр.

**СВЕТИ ГРАД (Коџаџик)** – средновековен град во Горен Дебар, најзначајно упориште на Скендербег во Дебарската област. Се наоѓал на висока планина, како орловско гнездо, а неговата одбрана ја сочинувале Дебраните (Барлети). Го освоил султанот Мурат II (1448). Се лоцира на лок. Кале кај с. Коџаџик, зачувани се остатоци од ѕидини и од кули.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Прашањето на Коџаџик; Свети Град е второ име за средновековен Дебар. Македонија низ вековите*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА"** – еднокорабна, гробишна црква во с. Требино, северно од Македонски Брод. Врз основа на ктиторскиот натпис, изградена е и живописана во 1644 г. Идејно-тематската содржина на сликаната програма не излегува од рамките на традиционалните, поствизантиски стилски разбирања. Меѓу архијерејските ликови во олтарот е вклучено допојасјето на

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА" –** црква во с. Варош (Прилеп)[1]. Комплекс од повеќе градби од различни временски периоди, кои имаат заедничка припрата. Средишната црква има купола изградена врз дванаесетстран тамбур. Објектите се градени со приделкани камени блокови, со тули и со малтер, со јасно изразена тенденција фасадите да бидат украсени со керамопластична декорација. Не е познато кога била изградена првобитната црква, но врз основа на стилските карактеристики на архитектурата се смета дека таа настанала во XIII в. Фрескоживописот датира од крајот на XIII или XIV в., а средствата за живописување ги обезбедил прилепскиот големец Димитриј Мисинополит. Авторот на фрескоживописот не е познат. Дека црквата постоела во првата половина на XIV в. покажува повелбата издадена од



Црквата „Св. Димитрија", с. Варош (XIII-XIV в.)

цар Душан во 1335 г., со која се потврдува дека црквата припаѓа кон манастирот Трескавец. Од иконите се зачувани „Царските двери", работени во резба (XV или почеток на XVI в.).

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд 1950; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 16; Б. Бабиќ, *Културно богатство на Прилеп од V до XIX в.*, Белград, 1976, 12. К. Б.

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА",** Варош (Прилеп)[2] – населбински комплекс, црква и некропола. Ископувањата се вршени во 1965, 1968 и 1969 г. на просторот на црквата и околу неа. При тоа се најдени основи од куќи и придружни објекти од втората половина на XI и почетокот на XII в., а потоа и населба со ѕидани куќи и јами датирани со монети од Јован I Комнин (1118–1143) и Манојло I Комнин (1143–1180). Ископани се 55 гробови. Меѓу накитот се најдени: обетки, прстени, белезици и токи. Горната временска граница на погребување допира до XIX и почетоците на XX в.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјалната култура на Македонските Словени во светлината на археолошките ископувања во Прилеп,* Прилеп, 1986, 118–132. Ел. М.

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА"** – еднокорабна црква до влезот во дворот на црквата „Св. Богородица Перивлепта" и некогашен нејзин параклис. Пишани податоци за црквата нема, но според тематско-стилските карактеристики на живописот, црквата се датира во седумдесеттите години на XIV в. Фрескоживописот е наполно сочуван и конципиран на тематските начела на декорирање на малите охридски еднокорабни цркви, иако стилски не припаѓа во нивниот ликовен круг и нема аналогии во другите охридски цркви од овој период. Во олтарниот простор, првобитниот фрескоживопис е пропаднат и кон крајот на XVIII в. повторно е насликан во духот на доцновизантиското сликарство на корчанско-москополските работилници.

ЛИТ.: Воислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 90; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 156–157. С. Ц.

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА"** – манастирска црква во Велес. Ѕидана од делкан камен и од тули. Еднокорабна, со тристрана апсида од надворешната страна. На западната страна има нартекс над кој се издига кула – камбанарија. Нема зачуван фрескоживопис. Врз основа на стилските карактеристики на архитектурата, црквата е датирана во XIV в. Претрпела тешки оштетувања, била разурната и целосно затрупана. Дури во 1855 г., со заземање на свештеникот Петар Здравев, таа била откопана и обновена. Во обновата на сликаријата учествувал велешкиот зограф Хаџи Косте (зограф и фотограф).

ЛИТ.: Ђ. Бошковић, *Манастир „Св. Димитрија" крај Велеса*, „Старинар", VII, 1932, 103; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА"** – манастирска црква во с. Сушица (Скопско), кај населението позната како Марков манастир. Врз основа на зачуваниот натпис, испишан над јужната врата од внатрешната страна, изградбата на манастирската црква започнала во 1345 г., продолжила во времето на кралот Волкашин, а градбата била завршена и целосно живописана во времето на неговиот син кралот Марко (1366–1371/72). Основата на црквата има форма на впишан крст во правоаголен простор, со купола што се издига над централниот дел, а се потпира врз четири камени столбови. Нартексот е одделен од наосот со триделен отвор, а над неговиот централен дел се наоѓа слепа калота. Црквата е ѕидана со блокови делкан камен, со редови тули и со малтер. Фасадите се декорирани со слепи ниши. Петостраната апсида од надворешната страна, во своите десет слепи ниши, е богато украсена со различни шари изведени со тули. Во 1830 г. на западната страна бил доградена отворен трем, ѕидан од делкан камен, а потребните средства ги обезбедил Хамзи-паша Скопски. Манастирскиот комплекс го сочинуваат повеќе двокатни згради, меѓу кои за најстара се смета големата трпезарија што има облик на еднокорабна црква со апсида на северната страна. Внатрешноста на црквата е живописана. Фрескоживописот е дело на повеќе зографи со различни можности и со различни стилски сфаќања. Сепак, меѓу нив се издвојува зографот што ги работел горните партии на сводовите и во куполата. Неговиот цртеж е прецизен, а колоритот богат, палетата полна со топли тонови. На еден од столбовите во црквата е откриено испишано име (Маниша), за кое се смета дека е име на некој од зографите. Во првата зона се насликани светители во цел раст, во богата облека; во втората се композициите што го илустрираат Акатистот на Богородица, а во третата, како и во зоните над неа, се претставени сцени од животот, чудата и страдањата Христови, Дванаесетте големи празници, композицијата Плачот на Рахела, како и сцени од животот на патронот на црквата „Св. Димитрија". Од ктиторските портрети, насликани на северниот ѕид, останале само незначителни фрагменти. Од портретите насликани на јужниот ѕид, од надворешната страна на црквата над влезната врата, се зачувани оние на кралот Марко и на неговиот татко, кралот Волкашин, насликани во цел раст, од обете страни на нишата во којашто во допојасна претстава е насликан патронот на црква-



Манастирската црква „Св. Димитрија", Марков манастир, с. Сушица, Скопско (XIV в.)



Фреска: „Плачот на Рахела" во црквата „Св. Димитрија", Марков манастир, с. Сушица, Скопско (XIV в.)

та св. Димитрија. Кралевите Марко и Волкашин во рацете држат отворени свитоци, на кои се испишани текстови во кои се спомнуваат нивните имиња и ктиторскиот статус. Во првите децении на XIX в. во манастирот престојувал и Кирил Пејчиновиќ, познат по својата книжевна дејност, кој станал и игумен на манастирот. Манастирските конаци со старата трпезарија се обновени во XX в.

ЛИТ.: Л. Мирковић – Ж.Татић, *Марков Манастир,* 1925; Л. Мирковић, *Новооткривене фреске у Маркову манастиру код Скопља*, „Гласник Скопског научног друштва", XII (1933); В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов, *Новооткриени портрети на кралот Марко и кралот Волкашин во Марковиот манастир,* „Културно наследство", 3, Скопје, (1967), 47–66; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.



Црквата „Св. Димитрија", Битола (1830)

**„СВЕТИ ДИМИТРИЈА"** – трикорабна базилика, со рамна таваница, изградена во 1830 г. во центарот на Битола. Два реда колони од столбови ги делат корабите. Над страничните кораби се наоѓаат галерии со мали параклиси. Иконостасот е работен во длабока резба и го затвора олтарниот дел на јужниот параклис, работен во XVIII в. Според предание, тој бил пренесен од црквата во с. Магарево во XIX в. Големиот иконостас на црквата, изработен веднаш по изградбата, бил работен во плитка резба, а подоцна гипсиран и позлатен. Нема посигурни податоци за тоа која копаничарска тајфа го работела.

ЛИТ.: К.Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – гробишна црква во с. Жегљане, во кумановскиот регион. Подигната е најверојатно при крајот на XVI или во почетокот на XVII век. Ѕидовите на еднокорабниот наос, со припратата од западната страна, се расчленети со прислонети лакови. На источната фасада и на западниот забат е зачувана камена декоративна пластика, транзена во вид на перфорирана преплетна тантела, или плиткоделкани орнаменти, со човечки фигури во висок релјеф.

ЛИТ.: Ј. Хаџи Васиљевић, *Кумановска област*, Јужна Стара Србија, Београд, 1909, 446–447; В. Р. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 117. М. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – еднокорабна гробишна црква во с. Бањане, северозападно од Скопје. Според ктиторскиот натпис, изградена е и живописана во 1548/1549 г. Новодоѕиданиот трем и другиот слој живопис датираат од XIX век. Традиционалната тематско-иконографска програма од првата половина на XVI век, присуството на светителски ликови во благородничка облека и богатството



Црквата „Св. Ѓорѓи", с. Бањане, Скопско (1548/49)

на орнаментални украси ја поврзуваат со костурските сликарски работилници. Освен заедничката претстава на српските светители Симеон и Сава, внимание привлекува претставата на Деисисот на северниот ѕид, со Христос Велик архијереј, Богородица Царица и Јован Крстител, кој ја држи својата пресечена глава во рацете, проследена со текст од првиот стих на 92-от псалм, најверојатно дело на славниот сликар Онуфриј Аргитис.

ЛИТ.: К. Балабанов, А. Николовски, Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 59; Г. Суботић, *Св. Ђорђе у Бањанима*, „ЗЛУ", 21, Нови Сад, 1985, 135–160; Ц. Грозданов, *Исус Христос Цар над царевите во живописот на Охридската архиепископија од XV–XVII век*, Прилози, МАНУ XXX 1–2, Скопје, 1999, 37–38; Ц. Грозданов, *Свети Симеон и Свети Сава у сликарској тематици у Македонији (XIV–XVII век)*, Зборник радова Стефан Немања – Свети Симеон Мироточиви; *Историја и предање,* Научни скупови Српске академије наука и уметности, XCIV, Одељење историских наука, 26, Београд, 2000, 334, црт. 7. М. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – еднокорабна црква во с. Ѓузумелци, кај Свети Николе. Изградена е на старо култно место. Врз основа на опширниот ктиторски натпис што е проследен со стихови од Неделниот прокимен, црквата е подигната и живописана во 1584 г. Ктитор на живописот е спахијата Пројча со семејството, насликан на западниот ѕид со модел на црквата.

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Ктиторски портрети во ѕидното сликарство во Македонија*, Цивилизациите на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995, 209–226. М. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – манастирска црква во близина на Неготино. Трикорабна базилика градена од кршен камен и од малтер. Врз основа на зачуваниот натпис црквата била изградена во 1860 г. Ѕидните слики во внатрешноста на црквата ги работел велешкиот зограф Хаџи Косте Крстев, кој за себе вели дека бил и фотограф.

ЛИТ.: K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.



Манастирската црква „Св. Ѓорѓи“, на брегот Тиквешкото Езеро, Кавадаречко (XIV в.)



Манастирската црква „Св. Ѓорѓи“, с. Старо Нагоричане (XI в., обновена во 1313)

**„СВЕТИ ЃОРЃИ“** – манастирска црква во долината на р. Црна, денес на брегот на Тиквешко Езеро (Кавадаречко). Ѕидана е од делкан камен и од тули. Еднокорабна црква поделена на три травеи. Над средниот травеј е изведена осмострана купола, којашто се опира на ѕидните пиластри. Северната и јужната фасада се украсени со по два реда плитки ниши. На источната страна, над ниската тристрана апсида, е изведена архиволта од тули со бифорен прозорец. Од западната страна е доѕидан нартекс. Фрескоживописот во црквата датира од XIV в., а оној во нартексот од 1609 г. Во XIX в. стариот фрескоживопис во црквата и во припратата бил прекриен со сликарија што е отстранета со конзерваторска постапка. Во 1983–85 г. на западната фасада на црквата е откриен фрескоживопис со портретот на цар Душан, како и портретите на ктиторите Јован Драгушин, неговата мајка, сопругата и синот. Во 1340 г. манастирската црква била приложена на светогорскиот манастир Хиландар. Големиот крст во резба со насликано Распјатие Христово бил изработен за иконостасот на црквата во 1584 г. Авторот е непознат.

ЛИТ.: Ц. Грозданов – Д. Ќорнаков, *Историјски портрети у Полошком* (I-III) „Зограф“, 14, 15, 18, Београд, 1983, 1984, 1987; Ј. Николиќ–Новаковиќ, *За циклусот на св. Ѓорѓи и зографот од припратата на Полошкиот манастир*, „Културно наследство (1990–1991)“, 17–18, Скопје, 1994. К. Б.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ“** – манастирска црква во с. Старо Нагоричане (Кумановско). Градена во XI в. под ктиторство на царот Роман IV Диоген (1067–1071), а во спомен на „пустиножителот“ Прохор Пчињски, кој живеел во една мала пештера во непосредна близина на местото на коешто, подоцна, била изградена црквата. Градена е со блокови од прецизно делкан камен и од малтер. Има облик на трикорабна црква со вписан крст, со полукружна апсида од внатрешната и петострана од надворешната страна. Се претпоставува дека сводната партија на старата црква се урнала како резултат на посилен земјотрес. Врежаниот натпис над влезната врата во црквата сведочи дека таа била обновена во 1313 г., со средства на српскиот крал Милутин, а фрескоживописот бил изведен во 1317–18 г. од страна на прочуените средновековни зографи Михаил и Евтихиј, кои ги оставиле запишани и своите имиња. Според ликовните вредности, фрескоживописот се вбројува меѓу ремек-делата на зографите што работат во Македонија во XIV в. и е еден од најдобро зачуваните ликовни ансамбли, со колорит што не ја изгубил свежината и интензитетот во изминатите векови. Меѓу зачуваните композиции и поединечни светители посебно внимание привлекуваат Причестувањето на апостолите, во просторот на полукружната апсида, Успението на Богороди-



Фреска: „Причествување на апостолите“ во црквата „Св. Ѓорѓи“, с. Старо Нагоричане, Кумановско (XIV в.)

ца, на западниот ѕид, претставите на „пустиножителите" Прохор Пчињски и Јоаким Осоговски, како и ктиторските портрети на кралот Милутин и неговата млада жена Симонида. Олтарната преграда е изградена од камени столбови, архитравна греда и парапетни плочи, а на двете полиња, лево и десно од царските двери, во фреско-техника се насликани иконите посветени на Богородица Пелагонитиса и св. Ѓорѓи – патронот на црквата.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; В. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.



Иконата на Св. апостоли Петар и Павле во црквата „Св. Ѓорѓи" во Струга (XV в.)

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – монументална црква во Струга, во форма на базилика со сложена концепција на внатрешниот простор, којшто е поделен на травеи и припрата, а централниот кораб е расчленет и надвишен со три големи калоти. Денешната црква е изградена во 1835 г., резбаниот иконостас е довршен во 1847 г., а иконите се сликани во 1849/50 г. од зографот Димитрија, кој се потпишал на иконите на Св. Ѓорѓи и Св. Никола. Живописот е завршен во април 1874 г., во времето на Охридскиот митрополит Натанаил, и е дело на зографската тајфа на браќата Макариеви од Галичник. Од богатата програма на живописот се издвојуваат словенските светители групирани во композицијата на Седмочисленициите и претставата на Св. Јован Владимир. С. Ц.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – стара, еднокорабна, гробишна црква во с. Вранештица, кај Кичево, лоцирана во Горно Маало. Подигната и живописана е со помош на „мали и велики" (жители) во времето на турскиот султан Бајазит и епископот кир Герасим, изгледа во 1498/1499 г. Живописана е за само 20 дена од Димитар Зограф, кој се потпишал инверзно на крајот од ктиторскиот натпис. Во сликаната програма внимание привлекува царскиот Деисис, со Христос Цар, Богородица Царица и Јован Крстител, потоа претставата на патронот св. Ѓорѓи во благородничка облека и св. Никола, со епитет Крмител. Имала фасаден живопис, кој е делумно зачуван.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Прилози за три малку познати споменици во кичевско-бродскиот крај од поствизантискиот период*, „Културно наследство", 16/1989, Скопје, 1993, 95–103. М. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – црква во месноста Горни Козјак (Штипско), непосредно до ѕидините на утврдениот антички град Баргала. Градена е од речен камен и од малтер, со употреба на сполии собирани од разурнатиот антички град. Планот на објектот претставува впишан крст во квадратна основа, со трапезоидна апсида и предапсидален простор. Подоцна до јужната страна на нартексот бил дограден параклис со купола. Од нартексот во наосот се влегува низ трибелон. Во јужното крило на наосот се наоѓа ѕидана правоаголна гробница, изградена во исто време со црквата. Недостигаат конкретни литературни и историски извори за изградбата на црквата, но во повелбата на императорот Василиј II од 1019 г. се спомнува средновековната населба Козјак, како енориски центар во рамките на Мороздвишката епископија. На ѕидовите од црквата се наоѓа фрескоживопис во три слоја. Првиот е најверојатно од XI–XII, а последниот од XIII–XIV в. На овој период му припаѓа ликот на Исус Христос Антифонитис, насликан на северозападниот пиластер. Се смета дека ктиторската композиција насликана јужно од влезната врата, на западниот ѕид на припратата, потекнува од XIV в. Во сликањето на живописот учествувале неколку зографи, чиишто имиња не се познати. Околу црквата се простира голема средновековна некропола. Констатирано е дека таа била во употреба некаде од VII, па сè до првите децении на XX в.



Црквата „Св. Ѓорѓи", Горни Козјак, Штипско (XI-XIV в.)

ЛИТ.: К. Балабанов, *Конзерваторски работи на црквата „Св. Ѓорѓи" во месноста Горни Козјак – Штипско*, Зборник на Штипскиот народен музеј, Штип, 1959, 121–122; З. Расолкоска–Николовска, *Археолошките истражувања на црквата „Св. Ѓорѓи" во Горни Козјак*, Зборник на Штипскиот народен музеј IV–V, 1964–1974, Штип, 1975, 125–139; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ ПОБЕДОНОСЕЦ"** – манастирска црква во с. Рајчица, во близина на Дебар. Била метох на Бигорскиот манастир. Во зачуваниот натпис над влезната врата се спомнуваат митрополитот Јоаким и игуменот на Бигорскиот манастир, архимандритот Арсениј. Градбата била завршена во 1835 г., осветена во 1836 г., а фрескоживописот бил завршен во 1840 г. Сликарството во оваа релативно голема манастирска црква е дело на талентираните зографи Михаил (од Самарина) и неговиот син јеромонахот Даниил. Поголемиот број икони на иконостасот биле насликани од јеромонахот Даниил (1832–1833) и се едни од најдобро насликаните ликовни дела (икони) во Македонија во XIX в.

ЛИТ.: *Манастир св. Јован Бигорски* (Зборник трудови), „Културно-историско наследство на РМ", XXXII, Скопје, 1994; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К.Б.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ ПОБЕДОНОСЕЦ"** – мала гробишна, еднокорабна црква (XVII в.) во с. Лазоровци (Лазаровци), североисточно од Кичево, за која неосновано се претпоставува дека е од постар период. Целосно е живописана. Традиционалната идејно-тематска концепција на сликаната програма се карактеризира со хармоничен колорит, шематизиран цртеж и геометризирани облици, со извесни обиди за пластична моделација на светителските ликови.

ЛИТ.: Т. Смиљанић, *Кичевија. Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, LI, Београд, 1935, 427. М. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ ПОБЕДОНОСЕЦ"** – црква во с. Младо Нагоричане, североисточно од Кума-



Црквата „Св. Ѓорѓи Победоносец“, с. Младо Нагоричане, Кумановско (XVI в.)

ново. Претставува монументална крстообразна гробишна црква со трикорабна припрата, градена од камен тетрахит. Датира од втората половина на XVI век. Сликаната програма е преземена од старонагоричката црква. Од богатиот тематски репертоар се издвојуваат циклусот на св. Ѓорѓи и циклусот на Христовите чуда во наосот, циклусот на св. Никола во проскомидијата и циклусот на Богородица во ѓакониконот. Ѕидното сликарство е сѐ уште неистражено.

ЛИТ.: М. Васић, *Црква Св. Ђорђа у Младом Нагоричину и њено доба*, „Прилози за књижевност, језик, историју и фолклор“, X, Београд, 1930, 1–40; Ђ. Бошковић, *Извештај и кратке белешке са путовања*, „Старинар“, VI, Београд, 1931, 176–181; A. Nikolovski, D. Cornakov, K. Balabanov, *The Cultural Monuments of the People`s Republic of Macedonia*, Skopje, 1961, 85; В. Ј. Ђурић, *Милешева и дрински тип цркве*, „Рашка баштина“, 1, Краљево, 1975, 25, нап. 73. М. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИЈА“, Пресил** – црква и некропола, на 21 km западно од Прилеп. Црквата е сместена југозападно над селото, на блага падина. Во 1961 г. се вршени археолошки истражувања. Притоа се најдени остатоци од црква од типот на впишан крст, веројатно од XIV в. која лежи врз постари темели. Под подот на црквата и околу неа се ископани 21 гроб, оградени и покриени со камени плочи. Најдените материјали се датираат од средните векови до XIX в., до кога се вршело погребување на овој терен.

ЛИТ.: Б. Бабић, *Св. Ђорђија, Пресил, Прилеп*, АР, 3, Београд, 1961, 152–153. Ел. М.

**„СВЕТИ ЃОРЃИ СКОРОПОСТИЖНИК“** – манастирска црква во Скопје. Според историски извори, се наоѓала на брдото „Виргин“, покрај р. Серава. Изградена е во првата половина на XI в. Како нејзини ктитори се спомнуваат императорите Роман III Аргир и Роман IV Диоген, но и многу други, кои во различни временски периоди владееле со градот Скопје. Црквата имала облик на впишан крст во правоаголен простор, со голема купола над централниот дел и четири помали куполи на четирите страни. Како манастирски комплекс, ограден со високи бедеми и заштитен со четири кули, постоел до крајот на XV в. Во првите три децении на XV в. до манастирската црква била изградена Султан-Муратовата џамија. Денеска манастирската црква не постои, останал само дел од манастирскиот бедем.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 298; К. Балабанов, *Скопје Олд Базар*, Скопје, 1994, 24-25. К. Б.



Пештерната црква „Св. Еразмо“, Охрид (XIII в.)

**„СВЕТИ ЕРАЗМО“** – пештерна црква на патот од Охрид за Струга. Сместена е во една тесна ѕосидана вдлабнатина на стрмната карпа, веднаш над ранохристијанската базилика. Фрескоживописот во црквата е сликан во неколку фази, најстариот датира од последните децении на XIII век и нему му припаѓа монументалната фигура на византискиот цар и допојасната претстава на патронот на црквата св. Еразмо. На подоцнешната фаза припаѓаат фреските на Богородица и Службата на архијереите од олтарот, како и претставите на светите воини, светите Константин и Елена, св. Марена и архангелот во наосот на црквата.

ЛИТ.: Цветан Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX–XVIII век*, Скопје, 1983, 139–143; Петар Миљковиќ-Пепек, *Свети Еразмо, пештерна црква крај Охрид*, Скопје, 1994, 9–15. С. Ц.

**СВЕТИ ЕРАЗМО – ОХРИД** – комплексен локалитет, каде што се наоѓа и ранохристијанска базилика, опколена и натслоена со гробови. Локацијата се наоѓа покрај трасата на Via Egnatia на петтиот километар западно од Охрид на патот кон Струга. Ископувањата на монументалната базилика (53 × 25 m) и на 124 гробови ги извршил В. Маленко (1974–1975). Над урнатините на базиликата и околу неа се протега средновековна некропола со хоризонтална стратиграфија во 2 стратума. Постариот припаѓа на културата Комани-Круе. Овие гробови се лоцирани во централниот и северниот брод на базиликата и се ориентирани с–сј; си–јз и сз–ји и мошне се богати со гробни наоди. Помладите гробови се сместени во јужниот кораб и јужно од базиликата, ориентирани се з–и, поредени во редови со ретки наоди (без сомнение се христијански) и содржат вообичаени примероци на средновековен накит од X–XII в. Гробовите од Комани-Круе културата од VII до почетокот на IX в. поседуваат керамички садови, алатки, оружје и карактеристичен накит: бронзени и железни лачни фибули со подвиена нога, плочести фибули, приврзоци за појас (меѓу кои и секундарно употребен дел од лачна прстеста словенска фибула), бронзени и позлатени обетки и наушници, метални торквеси со и без прапорчиња, ѓердани од стаклена паста, метални токи за појас, прстени итн.

ЛИТ.: В. Маленко, *Раносредновековната материјална култура на Охрид и Охридско*, Охрид и Охридско низ историјата, ИНИ, I, Скопје, 1985; E. Maneva, *La tombe 23 de Sainte-Erasme – Ohrid*, Homage to Milutin Garasanin, Beograd, 2006, 607–616. Ел. М.



Ранохристијанска базилика, локалитет Свети Еразмо, Охрид (V–VI в.)

**СВЕТИ ЕРАЗМО** (†303) – општохристијански светец и прв проповедник на христијанството во Лихнидос (Охрид), каде што предизвикал светителско чудо со воскреснувањето на синот на охриѓанецот Анастас, когошто го покрстил. Неговиот култ бил проширен во Охрид и пред доаѓањето на Словените, а ранохристијанската базилика во тој крај на извесен начин покрива свето место во тесна врска со култот на маченикот.

ЛИТ.: Д. Глумац, *Свети Еразмо*, „Весник на Македонската православна црква", 3, Скопје, мај-јуни 1979, 83-84; Ц. Грозданов, *Портрети на светителите во Македонија од IX до XVIII век*, Скопје, 1983, 138-145; Х. Мелоски, *Две житија на свети Еразмо Лихнидиски*, Лихнид. Зборник на трудови, број 6, Охрид, 1988, 69-87. И. Вел.

**„СВЕТИ ИЛИЈА"** – в. *Хусамедин-Пашина џамија.*

**СВЕТИ ИЛИЈА** – средновековно утврдување. Го подигнал византискиот император Василиј II, по освојувањето на Воден (1015), во теснините западно од овој град. Било подигнато за да се зајакне одбраната на Воден со контрола на теснецот. Тврдината му била посветена на светителот, што се славел во целата држава.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae, Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.



Д. А. Папрадишки: фреска во куполата од манастирот „Св. Јоаким Осоговски", Крива Паланка (XIX в.)

**„СВЕТИ ЈОАКИМ ОСОГОВСКИ"** – манастир во близината на Крива Паланка, основан во XI–XII в. Во житието на Јоаким Осоговски пишува дека во времето на владеењето на императорот Маноил Комнен (1143–1180) некој свештеник Теодор од Овче Поле, откако се замонашил и добил монашко име Теофан, го основал манастирот и станал негов прв игумен. Тогаш изградил црква и ја посветил на св. Јоаким Осоговски. Во неа биле пренесени и моштите на светителот. Манастирот често се спомнува во историските извори, најмногу во белешките запишани од видни посетители што наминувале во манастирот поради разни причини и со различни цели. Во манастирскиот комплекс постојат две цркви. Постарата, посветена на Богородица, според едни истражувачи била градена во XIV, а според други во XVI–XVII в. Градена е од делкан камен и од тули. Има облик на слободен крст со тристрана апсида и купола со осмостран тамбур, поставен на пандантифи. На западната страна има нартекс со купола. На местото на најстарата (првобитната) црква, со средства што ги обезбедил ктиторот Хаџи Стефан Бегликчијата од Крива Паланка, во 1847 г. започнала изградбата на големата базилика посветена на св. Јоаким Осоговски. Градена е од делкан камен. Градбата била завршена и црквата била осветена во 1851 г. Во еден натпис што е зачуван во црквата, се вели дека таа била обновена во времето на султанот Хамид и игуменот јеромонах Кесарија (1884). Новоизградената црква припаѓа на типот на големите трикорабни базилики. На источната страна завршува со три апсиди, а над средниот и над страничните кораби се издигаат 12 куполи. Постои мислење дека овој грандиозен објект бил дело на познатиот градител Андреја Дамјанов. Ѕидното сликарство во црквата е дело на повеќе зографи, меѓу кои е и познатиот Димитар Андонов Папрадишки, како и Мирон Илиев, Аврам Дичов и Григорие Петрович од с. Тресонче. Најстариот зачуван објект од конаците потекнува од средината на XIX в.



Малата црква „Раѓањето на св. Богородица", (XI-XII в.) и големата манастирска црква „Св. Јоаким Осоговски" (1847)

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ ЈОВАН", Варош** (Прилеп) – средновековна црква и некропола. Црквата е разурната, а според најдените остатоци од фрескоживопис, сликаната декорација е од првите децении на XIV в. Северно и западно од црквата се откриени христијански гробови од доцниот среден век и од турско време. Тоа се главно цисти конструирани од камени плочи, но има и слободни закопувања. Накитот припаѓа на доцното средновековје и на турскиот период.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјална култура на Македонските Словени во светлината на археолошките истражувања во Прилеп*, Прилеп, 1986, 185–189, 263. Ел. М.


Манастирскиот комплекс „Св. Јован Бигорски" (1795)

**„СВЕТИ ЈОВАН БИГОРСКИ"** – манастир во долината на р. Радика, во близина на с. Ростуше, познат како Бигорски манастир. Се претпоставува дека е основан во XI в., кога во овој регион се зајакнува и се шири дејноста на монасите. Не се откриени материјални траги од тој најран период. Најстариот помен на манастирот се наоѓа во Поменикот на светогорскиот манастир „Зограф" (првата половина на XVI в.). Во тој период во манастирот се препишуваат старословенските книги: *Четвороевангелие, Златоуст* и *Дионисиј*. Во зачуваниот Поменик на Бигорскиот манастир се вели дека во 1743 г. јеромонахот Иларион на ова место затекнал „мала и сиромашна црква", за која купил неколку ниви, лозја и изградил неколку монашки ќелии. По Иларион, игумен на манастирот станал Трифилиј, а по него доаѓаат Хаџи Терасиј и ѓаконот Стефан. Од текстот испишан врз две мермерни плочи се дознава дека во 1795 г. малата црква била урната и на нејзиното место била изградена поголема црква. За изградбата на оваа црква, покрај другите, финансиска помош дал и папуџијата Велјан од Дебар. Денес постојат многу докази за постоењето на оваа црква. Откриен е нејзиниот јужен ѕид со зачуван фрескоживопис. Црквата била обновена во 1800 г., во времето на игуменот Митрофан. Таа има облик на слободен крст во внатрешноста, со голема купола над наосот и со помала купола над западниот травеј. Фрескоживописот во централната купола на црквата веројатно е дело на елбасански или корчански сликари. По смртта на игуменот Митрофан (1807), должноста ја презема архимандритот Арсениј, роден во Галичник, кој многу се залага за манастирот, така што тој станува сè поголем и побогат. Во 1814 г. започнува изградбата на големиот конак, а неколку години подоцна (1820) и на најрепрезентативната зграда на трпезаријата (на два ката). Подоцна бил изграден уште еден голем објект од конаците, со што бил заокружен еден од најголемите манастирски комплекси во Македонија. Во времето на игуменот Арсениј, настанала и една од најзначајните копаничарски творби – иконостасот на црквата на Бигорскиот манастир, дело на копаничарската тајфа предводена од Петре Филиповски-Гарката, од с. Гари, и од Макарие Фрчковски. Иконостасот бил завршен во 1835 г. Престолните и малите празнични икони за овој иконостас ги работеле зографите: Михаил (од с. Самарина), Епир и неговиот син Данаил, кој се замонашил и до крајот на својот живот останал во Бигорскиот манастир. Според своите димензии, совршенството на занаетчиската изведба и високите ликовни квалитети, овие икони спаѓаат во редот на најдобро насликаните дела во творештвото на зографите од периодот на XIX в. во Македонија.


Иконостасот во манастирот „Св. Јован Бигорски", (1835)

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980; *Манастир „Св. Јован Бигорски"* (Зборник трудови), „Културно-историско наследство на РМ", XXXII, Скопје, 1994; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.

**„СВЕТИ КОНСТАНТИН"** – манастирска црква во близина на с. Свеќани (Велешко). Истражувањата извршени во 1965 г. укажуваат на три фази на градбата. Во првата фаза била изградена еднокорабна црква со ниска полукружна апсида од надворешната страна, без купола. Во втората фаза била обновена, со значително продолжување на коработ кон запад. Во третата фаза бил изграден јужниот кораб со тристрана апсида. Во урнатините на првобитната црква е откриен фрагмент или дел од натпис на кој бил испишан збор со глаголски и со кирилски букви. Врз основа на тој податок се смета дека првобитната црква датира од крајот на IX до средината на X в. На ѕидовите се откриени два слоја фрескоживопис. Првиот се врзува за времето на изградбата (X в.), а вториот за XIII в.

ЛИТ.: П. Миљковиќ-Пепек, *Црквата „Sв. Константин" во с. Свеќани*, Скопје, 1970. К. Б.

**„СВЕТИ КОНСТАНТИН И ЕЛЕНА"** – еднокорабна црква со надвишен попречен свод во вид на трансепт и доѕидан параклис на јужната страна посветен на Св.


Црквата „Св. Константин и Елена“, Охрид (XIV в.)

Петка. Црквата е изградена кон крајот на XIV в., како завештание на јеромонахот Партениј, големиот духовник на Охрид, и повеќе децении служела како капела на неговото семејство. Јеромонахот Партениј, неговата мајка презвитера Марија, како и неговиот рано починат син Михаил, се насликани на јужниот ѕид од црквата во ктиторската композиција. Црквата содржи посложена декорација и, освен циклусот на Големите празници и вообичаениот избор на светци од првата зона, во повисоките делови се насликани Христовите маки и страдања, како и интересната декорација на трансептот со сликање на Небесната литургија и Светата Троица. На западната фасада од јужниот параклис е насликано опширното житие на св. Петка, додека пак јужната фасада од црквата содржи интересна сликана програма. Освен ктиторската композиција, на која се претставени архимандритот Никанор и неговото семејство, во погорните зони е насликан циклусот посветен на царот Константин, што е реткост во средновековното сликарство.

ЛИТ.: Гојко Суботић, *Свети Константин и Јелена у Охриду*, Београд, 1971; Истиот, *Охридската сликарска школа од XV век*, Охрид, 1980, 78–86; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 159–169. С. Ц.

**СВЕТИ КУЗМАН И ДАМЈАН** – христијански православни празници во чест на светите Кузман и Дамјан, во народот познати како Свети Врачи (14/1 VI и 14/1 XI). Наречени се бесребреници или безмитни, затоа што бесплатно ги лекувале сиромашните болни. На иконата светите врачи Кузман и Дамјан се претставени заедно, со крстови во рацете или со кутивче со лекови и со лажиче со кое на болните бесплатно им давале од лековите. Есенскиот празник повеќе се празнува и е поврзан со домашни служби. Во народниот живот повеќе го празнуваат оние што


Иконата „Св. Кузман и Св Дамјан“, Охрид (XVI в.)

се занимаваат со народна медицина, лекување со билки, баење и сл.

ЛИТ.: Марко Китевски, *Македонски празници*, Скопје, 2001. М. Кит.

**„СВЕТИ ЛЕОНТИЈ“** – манастирски комплекс цркви во с. Водоча (Струмичко). Куполната базилика била изградена врз делови од темелите на најстариот објект изграден во VII–IX в. Во X в., во времето на владеењето на цар Самуил, дел од куполната базилика бил обновен. Западната куполна црква посветена на Богородица Елеуса – Воведение била изградена во периодот 1018 – 1037 г. Средната куполна црква била изградена кон крајот на XI и почетокот на XII в. Во XII в. кон западната куполна црква бил дограден јужниот параклис, а во XIII в. кон средната куполна црква бил дограден и јужниот вестибил. Во XII–XIV в. кон западната куполна црква бил дограден и западниот анекс, а во XIV–XV в. бил дограден или обновен и постариот североисточен анекс. Се смета дека тогаш бил изграден и отворениот трем на јужната страна од комплексот храмови. Објектите што го сочинуваат манастирскиот комплекс од времето кога бил изграден првиот објект, како и оние што биле изградени подоцна, биле фрескоживописани, но до денес е зачуван само мал дел од нив. Најзначајни се претставите на двајцата ѓакони: св. Исаврij и св. Евплос, за кои врз основа на стилските карактеристики се претпоставува дека потекнуваат од XI в., со аналогии на фрескоживописот на „Св. Софија“ во Охрид. Комплексот храмови е целосно конзервиран и реставриран.

ЛИТ.: П. Миљковиќ-Пепек, *Водоча*, Скопје, 1975. К. Б.

**„СВЕТИ НАУМ“** – манастирска црква во Охрид посветена на Светите Архангели. Ја изградил Наум во 900 г. на јужниот брег на Охридското Езеро. Црквата има форма на триконхос, чии остатоци се откопани во темелите на сегашната црква. Објектот бил обновен како комбинација на вишан крст и трикорабна базилика. Покрај нејзиниот основен дел, изграден во XVI в., доградени се сукцесивно нови простори што го опфаќаат влезот – вестибилот и гробницата на св. Наум, како и една надворешна припрата што подоцна добила купола. Низата преѕидувања и доградувања укажуваат за грижата што е посветувана на овој значаен споменик низ столетијата, како жариште на словенската писменост и духовност, при што е поддржуван начинот на византиската градба од средновековниот период.

Пред нејзиното живописување во XIX век, се пронајдени и постари фази од живописот. Најстар дел


Манастирскиот комплекс цркви „Св. Леонтиј“, с. Водоча, Струмичко (VII-XV в.)



Манастирската црква „Св. Наум", Охрид (XV-XVI в.)

од живописот е еден фрагмент откриен под подот на црквата, веројатно од крајот на XIV и почетокот на XV век, но нема доволно елементи за сигурно датирање. Втора етапа на живописот се фреските во одделението за лекување, каде што се распознава композицијата Пророците те навестија. Фигурите на пророците се поставени во чашки на цветна орнаментика со отворени свитоци пред себе. Овие фрески се вбројуваат меѓу делата на школата на зографот Онуфриј, но сепак поблиску се до ликовната постапка на неговиот син Никола, кој е познат како зограф на фреските во „Богородица Влахеренска" во Берат (1578). Третата етапа на живописот во Св. Наум го претставува иконостасот на храмот, завршен во 1711 г., со потпис на јеромонахот Константин Зограф. Иконостасот е во неколку зони од престолните икони, потоа зоната на Големите празници, а во горната зона е Светиот Чин од кој излегува крстот со Распетието на Христос. Очигледно е дека Константин Зограф работел со еден или со двајца помошници, а за едниот се претпоставува дека е идниот прославен Зограф Давид од Селеница. Најголемо внимание на иконостасот привлекува иконата на св. Наум и св. Климент со тоа што св. Наум во рацете држи модел на храмот како донатор, а близу до неговите нозе се насликани неколку сцени од Житието на св. Наум што претходат на делата на Христофор Жефарович и кои покажуваат дека тука се одвивало првото вообликување на тематиката поврзана со св. Наум. Во оваа насока, од големо значење е печатницата во Москополе, која дејствувала во средината на XVIII в., каде што биле печатени житијата на балканските и словенски учители и проповедници на христијанството. Овие житија и служби имале графички украс со ликовите на св. Наум и св. Климент, а зографите ги користеле овие текстови за илустрација на своите дела. Иконостасот е вклопен во длабока резба за која се смета дека е репрезент на епирскиот стил. Притоа треба да се одбележи дека сликарски се обработени и царските двери како и долниот дел од ламперијата. Во творештвото на Константин Зограф се присутни западнички елементи од доцната Готика и раната Ренесанса, за кои се смета дека се прифатени од Венеција, но и од „Левантскиот барок" што се движел низ целиот Јадран и по медитеранскиот брег. По овие уметнички активности, за живописувањето на храмот бил ангажиран Трпо Зограф, син на Константин Зограф, од познатата фамилија на уметници од регионот на Корча. Таткото и стрикото на Трпо, зографите Константин и Атанас, потекнувале од с. Поткожани што се наоѓа близу до „Св. Наум" и Подградец. Ова семејство прифаќало зографски порачки во Албанија и во Македонија, а најмногу во Света Гора. Нивното творештво се следи уште од средината на XVIII век. Во постапката на Трпо Зограф се чувствуваат традиционализмот и конзервативната линија на уметноста од тој период со одредени незначителни западни елементи. Тој бил првпат ангажиран од игуменот Стефан во 1799 г. за изведба на феските во гробниот параклис на светецот, а донатор на живописот бил Наум Јоанов москополец. Во гробниот параклис во долната зона се насликани фигури на истакнати монаси во цел раст, а над самиот гроб е композицијата Успението на св. Наум, каде што се



Фреска: Седмочислениците во црквата „Св. Наум", Охрид (1799)



Царските двери во црквата „Св. Наум", Охрид (1711)

групирани сите словенски учители. Во втората зона е циклусот на Животот и чудата на св. Наум со редукција на епизодите, од познатата графика на св. Наум од Христофор Жефарович, поради ограничениот простор. Во високата зона на параклисот е насликана Божествената литургија во која самиот Христос како архијереј чиноначалствува, а на темето од сводот доминира фигурата на Исус Христос-Седржител. Во 1806 г. Трпо е повторно ангажиран од игуменот Стефан да го слика тремот и основниот дел од црквата. Во храмот се насликани десет циклуси и повеќе поединечни композиции, од првата зона до куполата: Големите празници, Христовите маки и страдања, Сцени од животот на Богородица, Четириесетте маченици, поетски состави посветени на Богородица и повеќе личности поврзани за ова култно место, како, на пр., фигурите на Седмочислениците во тремот на храмот, св. Ахил Лариски, св. Јован Владимир, св. Никодим од Берат и др. Трпо Зограф извршил влијание врз тематиката на мијачките мајстори од XIX век, кои исто така прифатиле дел од придобивките на старите корчански и светинаумски мајстори. Треба да се одбележи дека во нивниот репертоар свое место зазема и фигурата на маченичката св. Марена, како и св. Кирик и Јулита, за кои се смета дека имало мошти во црквата.

ЛИТ.: М. Злоковић, *Старе цркве у области Пресūе и Охрида*, „Старинар", III, Београд, 1925; Д. Коцо, *Проучување и археолошки исūиūувања на црквата Св. Наум*, „Зборник на Археолошкиот музеј", II, Скопје, 1958; Г. Бошковиќ – К. Томовски, *Средновековна архиūекūура во Охрид*, „Зборник на трудови", Охрид, 1961; Т. Popa, *Piktoret mesjetare Shqiptare*, Tirane, 1961; Д. Коцо, *Триконхалниūе цркви во Климен- ūовоūо време*, Словенска писменост. 1050-годишнина на Климент Охридски, Охрид, 1966, 91–100; И. Снегаров, *Манасūирът Свеūи Наум ūри Охридскоūо Езеро*, София, 1972; П. Миљковиќ-Пепек, *Некои ūогледи врз архиūекūураūа врз манасūирскаūа црква Св. Наум*, Наум Охридски. Зборник на трудови, Охрид, 1985; M. D. Peyfuss, *Die Druckerei von Moschopolis, 1731–1769 : Buchdruck und Heiligenverehrung im Erzbistum Achrida*, Wien 1989; С. Ристески, *Леīенди и ūреданија за свеūи Наум*, Скопје, 1990; Цв. Грозданов, *Свеūи Наум Охридски*, Скопје, 1995; Н. Целакоски, *Свеūи Наум Охридски Чудоūворец*, Прилеп, 1997. Цв. Гр. – Кр. Т.

**СВЕТИ НЕКТАРИЈ БИТОЛСКИ** (Битола, ок. 1420–1430 г. – Света Гора, 5. XII 1500) – македонски светец и преподобен маченик. Се замонашил во Света Гора. Се сподвижувал со своите духовни водачи и учители старците Дионисиј и Филотеј. Настрадал од човечка завист, од демонски напади и од тешка телесна болест, но сето тоа достоинствено го поднел и се издигнал до светец–преподобен маченик. Очистен со своите подвизи починал во Света Гора во малото манастирче „Св. Архангели", наречено „Кофа", каде што и денес му се наоѓаат моштите.



Свети Нектариј Битолски

ЛИТ.: Филаретъ Черниговскій, *Свяūые южныхъ славянъ*. СПб., 1894; Михајло Георгиевски, *Македонски свеūици*, Скопје, 1997. М. Г.

**„СВЕТИ НИКИТА"** – манастирска црква во близина на с. Бањани (Скопско). На постаро култно место во 1307–1308, а според најновите истражувања во 1319–1320 г., со дарениjата на српскиот крал Милутин, била изградена црква што има облик на впишан крст во правоаголен простор, со купола врз висок тамбур. Градена е од делкан камен, тули и малтер. Керамопластичната декорација на фасадите е особено застапена при обликувањето на олтарната апсида. Од јужната страна на црквата бил доѕидан параклис, кој подоцна бил урнат. Фрескоживописот во внатрешноста е добро зачуван. Врз штитот на св. Теодор Тирон, насликан во првата зона, останале зачувани потписите на двајцата прочуени средновековни сликари Михаил и Евтихиј. Тоа се зографите што во 1295 г. го работеле фрескоживописот во црквата „Богородица Перивлептос" („Св. Климент") во Охрид, а во 1317 г. големиот ансамбл на живопис во црквата „Св. Ѓорѓи" во с. Старо Нагоричане (Кумановско). Фрескосликарството во црквата „Св. Никита", со својот богат иконографски репертоар и со високите ликовни вредности претставува значајно дело во средновековната уметност во Македонија. Меѓу насликаните светители во цел раст, од првата зона, посебно внимание привлекува фигурата на патронот на црквата св. Никита, претставен во панцирна облека, со копје во десната и лак за стрели во левата рака. Од неговата десна страна, како воин во панцир и со целосно вооружување, е претставен св. Ѓорѓи, а од левата страна св. Стефан Првомаченик.


Манастирската црква „Св. Никита", с. Бањани (XIV в.)


Фреска: „Изгонувањето на трговците од храмот" во црквата „Св. Никита", с. Бањани, Скопско (XIV в.)

Во втората зона особено впечатливи се композициите Изгонувањето на трговците од храмот и Свадбата во Кана Галилејска, а во третата зона сцените од страдањата Христови (Симнувањето Христово од крстот и Погребувањето Христово). Сликарството на двајцата прочуени зографи, споредено со она во црквата „Богородица Перивлептос“ во Охрид, покажува развојна фаза во творештвото на прочуените зографи, во која наместо монументалноста преовладува наративниот карактер на насликаните ликови и композиции.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 212–213; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 50; K. Balabanov, *Freske i ikone u Makedoniji*, Beograd–Zagreb–Mostar, 1983, 91. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – гробишна еднокорабна црква во с. Буриловци, источно од Свети Николе. Изградена е на старо култно место. Стилските карактеристики на ѕидното сликарство – извесната монументалност, пастелниот колорит и украсните елементи – упатуваат на стилските разбирања од крајот на XV или почетокот на XVI век. Во тематскиот склоп на сликаната програма е вклучен текстот на Неделниот прокимен.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Црква во село Бориловци*, „Културно наследство“, V, Скопје, 1959, 5–14. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – гробишна црква во с. Белушино, северно од Крушево. Еднокорабната градба е ѕидана од камен и од глина. Според ктиторскиот натпис, изградена е и живописана во 1671/1672 г. Сликаната програма е блиска на стилските разбирања на линотопските работилници. Денес е запуштена поради иселувањето на православното население. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – гробишна црква во с. Стрезовце, источно од Куманово. Во основата има трикорабен наос и трикорабна припрата (со урнат свод). Изградена е пред 1606 г. со залагање на презвитерот Петко, а живописана е во истата година благодарение на прилозите на жителите на с. Стрезовце. Во натписот се споменува и пеќскиот патријарх Јован (Кантул). Делумно зачуваното ѕидно сликарство претставува вистинска галерија на поствизантиските стилски разбирања, во кое, посебно место зазема сликата на Успението на Богородица. Живописот им се припишува на линотопските сликари.

ЛИТ.: С. Петковић, *Зидно сликарство на подручју Пећке патријаршије 1557–1514*, Нови Сад, 1965, 203–204; М. М. Машниќ, *Св. Никола на карпа (за истражувачко-конзерваторските зафати на црквата Св. Никола во Стрезовце)*, „Нова Македонија“ (ЛИК), 12/13. VIII 2000, 21. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – еднокорабна гробишна црква во с. Гиновци, западно од Крива Паланка. Според стилските карактеристики на зачуваното сликарство на сводот и на северниот ѕид, се датира кон крајот на XVI и првата деценија на XVII в. Меѓу стоечките фигури се забележува св. Отец Јоаким Сарандапорски, насликан покрај св. Петка, а во сцените на Великите празници присуствува по еден пророк, што го претскажал настанот. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – еднокорабна гробишна црква (XVII в.) во с. Ижишта, југоисточно од Кичево. Целосно е живописана. Сликаната програма и стилските карактеристики (суво и речиси линеарно сликарство и сиромашната палета) се својствени на т.н. поствизантиска уметничка продукција застапена главно во периферните селски црквички низ Балканот. Внимание привлекува допојасјето на св. Ѓорѓи Нови (Кратовски) во фризот на мачениците.

ЛИТ.: Ц. Грозданов, *Мачениците од XV–XIX век во живописот на Македонија*, „Прилози“, XXIV–1, МАНУ, Скопје, 1993, 41–42, сл. 2. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – еднокорабна гробишна црква во с. Мрзен Ораовец, југоисточно од Велес. Според ктиторскиот натпис, подигната е и живописана во 1694 г., со приложништво на бројни ктитори. Сликаната програма ги повторува утврдените обрасци, со преземање на куполни теми од постар споменик (Учителствувањето на св. Василиј Велики и Учителствувањето на Григориј Богослов, насликани на сводот) или со угледување на стари иконографски предлошки (стоечка фигура на Христос во Деисисот). Сликарството е со потенциран графицизам и ладна палета на бои.

ЛИТ.: Р. Топузова-Кареска, Н. Митревски, *Црквата во Мрзен Ореовец – последен споменик од XVII век*, „Balcanoslavica“, 16–18/1989–1991, Прилеп, 1996, 93–107. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – еднокорабна гробишна црква во с. Трново, северозападно од Крива Паланка. Според ктиторскиот натпис, подигната е и живописана во 1505 г., со залагање на попот Пејо и неговата сопруга Пројка. Врз основа на стилските карактеристики на ѕидното сликарство, се претпоставува дека е еден век помлада. Од уништената група пустиножители е зачуван само ликот на св. Отец Јоаким Сарандапорски.

ЛИТ.: В. Р. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 220; М. М. Машниќ, *Црквата во село Трново – еден пример на духовниот стремеж на епохата*, „Културен живот“, 2, Скопје, 1993, 40–46. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – еднокорабна црква во с. Шопско Рударе, северозападно од Кратово. Ѕидана е и делумно живописана во последната четвртина на XVI век (врз основа на изгребан запис од 1567 или 1568), а потоа е целосно живописана во првата четвртина на XVII век. Има ѕидан и исликан иконостас со карактеристична тематско-иконографска програма и Царски двери датирани кон 1581 г.

ЛИТ.: С. Радојчић, *Старине Црквеног музеја у Скопљу*, Скопље, 1941, 46, 47; М. М. Машниќ, *Црквата Свети Никола во Шопско Рударе – идентификација на сликаната програма и нови сознанија*, „Културно наследство“, 30–31/2004–2005, Скопје, 2006, 57–74. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – еднокорабна црквичка од доцниот среден век, лоцирана надвор од с. Црешнево, североисточно од Македонски Брод. Имала делумно зачувани ѕидни слики на источниот ѕид, датирани кон втората половина на XVI в. Денес, црквата е урната и на нејзиното место изградена нова.

ЛИТ.: Т. Смиљанић, *Кичевија. Насеља и порекло становништва*, СКА/СЕЗ, LI, Београд, 1935, 322. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – мала еднокорабна гробишна црква во с. Глуво (Глухово), северозападно од Скопје. Обновена е во 1855 г., кога е доѕидана припратата, која ги опфаќа сите страни на стариот храм, освен источната; тогаш се урнати западниот, јужниот и северниот ѕид на стариот храм до сводните партии. Старото ѕидно сликарство е во духот на поствизантиските сликарски разбирања и се датира во првата деценија на XVI в. Монументалниот живопис од XIX в., како и иконите од иконостасот, се дело на Дичо Зограф. Во одделните фази на живописувањето биле ангажирани и други зографи, меѓу кои и Димитар Андонов Папрадишки.

ЛИТ.: Ј. Хаџи-Васиљевић, *Скопље,* 1930, 416; П. Попови , „Старинар“, I, 1922, 102; В. Р. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 67. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – мала еднокорабна гробишна црква во с. Пласница, југоисточно од Кичево, на десниот брег на р. Треска (Велика). Од ктиторскиот натпис се дознава дека е подигната и живописана во 1484 г. Стилските разбирања се блиски на т.н. мали работилници од крајот на XV век, чија активност се бележи во околината на Охрид и во посеверните делови. Се издвојува огромното

допојасје на патронот св. Никола Скоропомошник, допојасјето на св. Климент Охридски и фигурата на св. Кирил Солунски.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Прилози за три малку познати споменици во кичевско-бродскиот крај од поствизантискиот период*, „Културно наследство", 16 (1989), Скопје, 1993, 103–106. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – мала еднокорабна црква со тристрана апсида во Велес (десно од патот Велес – Градско). Ѕидана од кршен камен, блокови бигор и од тули редени во хоризонтални редови. Во внатрешноста на црквата се зачувани остатоци од некогашниот фрескоживопис. Во конхата на апсидата „Богородица Ширшаја небеса", а под неа композицијата Причестување на апостолите. Врз основа на стилските карактеристики на архитектурата и остатоците од фрескоживописот, се смета дека била изградена и живописана во XIV в.

ЛИТ.: Ђ. Бошковић, *Манастир „Св. Димитрија" крај Велеса,* „Старинар", VII, 1932, 105; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980.К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – манастир на разгранокот од планината Песјак над с. Ореоец (Ореовец), кај Македонски Брод. Зачувана е само манастирската еднокорабна црква. Според ктиторскиот натпис, подигната е и живописана во 1595 г., во времето на султанот Мехмед III. Сликарството на црквата има високи уметнички квалитети и стилски е блиско на сликарските разбирања на хетерогената тајфа на зографот Никола од Линотопи, кој работел во с. Палатиција кај Бер (Верија). Зачуваниот оригинален висок иконостас има резбарен Голем крст, кој лежи на носач во вид на палмови гранки.

ЛИТ.: М. М. Машниќ, *Манастирот Св. Никола Ореоечки*, „Културно наследство", 14–15 (1987–88), Скопје, 1990, 5–11; истата, *Иконостасот од Ореоечкиот манастир Свети Никола*, Тематски зборник на трудови (икони, иконопис, иконостас, иконографија), 1, Скопје, 1996, 29–46. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – манастирска црква високо во кањонот на р. Треска, над езерото Матка (Скопско), позната како Шишевски манастир. Се состои од две градби. Источниот дел е изграден во облик на еднокорабна црква со тристрана апсида, а западниот дел во облик на стеснет впишан крст, со купола врз конзоли. Материјалот употребен за изградбата е кршен камен и малтер. Нема изворни историски податоци за времето на изградбата на двата дела на црквата. Постои единствено податокот дека во 1630 г. бил живописан делот од западната страна. Истражувањата извршени во последните години на XX в. покажуваат дека во источниот дел од црквата се наоѓаат фрагменти од фрескоживопис во три слоја. Најстариот потекнува од периодот пред XIV в., бидејќи над него се наоѓа слој од XIV в. Третиот слој се датира од 1630 г. Долго време била напуштена.



Манастирската црква „Св. Никола" (Шишевски), Матка, Скопско

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 44. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – манастирска црква во близина на с. Жван (Демирхисарско), позната под називот Топлички манастир. Еднокорабна црква со облик на впишан крст од стеснет тип, со полуобличест свод и апсида (однадвор тристрана, а однатре полукружна). Градена е од кршен камен, приделкан бигор и малтер. Се смета дека била изградена кон крајот на XIV в. Во 1537 г., со залагање на игуменот јеромонах Павнутиј и манастирското братство, од западната страна на еднокорабната црква била доградена припрата, а од северната и од јужната параклиси. Во внатрешноста на црквата се наоѓа фрескоживопис во два слоја. Првиот (постариот) датира од крајот на XIV в. и е многу оштетен. Неговите ликовни вредности остануваат непознати. Непознат е и авторот на овој фрескоживопис. Вториот слој, врз основа на зачуваниот натпис, во кој се спомнува ктиторот Кир Димитрие (Пепеќ), датира од 1537 г. Автор на овој релативно добро зачуван фрескоживопис е зографот Димитар од с. Леуново (Мавровско). Фрескоживописот во припратата го работел зографот Јован, чиешто име е испишано врз една дрвена греда. И едниот и другиот фрескоживопис ги носат сите карактеристики на сликарството создавано во Македонија под Османлиите. На дрвениот иконостас се наоѓаат неколку икони работени од зографот Дмитар. Сите згради на манастирскиот комплекс, кои делумно постоеле во XIX в., подоцна биле разурнати.

ЛИТ.: И. Снегаровъ, *История на Охридската архиепископия – патриаршия*, София, 1932; Г. Трайчевъ, *Манастиритѣ въ Македония*, София 1933; В. Кънчовъ, *Македония*, София, 1900; Милован Кокић, *Зборник за историју јужне Србије и суседних области*, Скопље, 1935; Радивоје Љубинковић, *Стварање зографа Радула*, „Наше старине", Сарајево, 1953; К. Балабанов, *Нови податоци за манастирот и манастирската црква „Св. Никола Топлички"*, Скопје, 1956. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – манастирска црква во с. Манастир (Мариовско). Врз основа на зачуваниот натпис во црквата, протосевастот Алексиј (роднина на императорот Алексиј Комнен) во 1095 г. на ова место изградил една мала црква. Многу подоцна (1266) игуменот Акакиј, кој пред замонашувањето се викал Јоаникиј, ја изградил денешната црква, живописана во 1271. Трикорабна базилика без нартекс. Корабите се разделени со четвртести столбови поврзани со арки. Трите кораби на источната страна завршуваат со апсиди од надворешната страна украсени со слепи ниши. Фрескоживописот во внатрешноста на црквата датира од XIII в. и е во релативно добра

состојба. Во првата зона се претставени светители во цел раст, меѓу кои се издвојуваат: св. Димитрија, св. Ѓорѓи, св. Теодор Тирон и Теодор Стратилат. Во втората зона се насликани допојасни фигури на светители, а во третата сцени од животот на Исус Христос. Во јужниот кораб се илустрирани сцени од животот на св. Никола, а во северниот ктиторската композиција на која е претставен



Црквата „Св. Никола", с. Манастир, Мариовско (XI-XIII в.)



Севастократорот Влатко (ктитор) и жена му Владислава (фреска во црквата „Св. Никола" во Псача, XIV в.)

јеромонахот Акакиј, кој в раце го држи моделот на црквата. Анализата на фрескоживописот во црквата покажува дека работеле повеќе зографи. Меѓу нив се истакнува името на референдарот ѓакон Јован, за кого се смета дека е една иста личност со зографот референдар ѓакон Јован, творецот на иконата посветена на св. Ѓорѓи од истоимената црква во Струга, која датира од 1266/67 г.

ЛИТ.: Д. Коцо – П. Миљковиќ-Пепек, *Манасшир*, Скопје, 1958; D. Koco – P. Miljkovic-Pepek, *La basilique de St. Nikolas en village Manastir dans la region de Mariovo*, Actes du X-e Congres internationale deEtudes Byzantines, Istanbul, 1958; K. Balabanov, *Freske i ikone u Makedoniji* (IV-XV v.), Beograd – Zagreb – Mostar, 1983, 78–79. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – манастирска црква во с. Псача (Кривопаланечко). Ѕидана од приделкани блокови, камен песочник и од хоризонтални редови тули. Во основата има форма на впишан крст во правоаголен простор. Над централниот дел на наосот имало купола, којашто подоцна се урнала. При обновата на манастирот на местото на куполата бил изграден полукружен свод. Куполата изградена над



Манастирската црква „Св. Никола", с. Псача, Крива Паланка (XIV в.)

просторот на припратата е зачувана и таа лежи врз квадратна основа, којашто се опира на два квадратни столба и на два ѕидни пиластра. Олтарната апсида од надворешна страна е тристрана. Сите фасади се богато профилирани и украсени со шари изведени во керамопластика. Врз основа на една зачувана повелба од 15 март 1358 г. се дознава дека на властелинот Влатко му било одобрено црквата да ја приложи на светогорскиот манастир Хиландар, со што станува јасно дека тој бил и нејзин ктитор. Во внатрешноста на црквата е зачуван фрескоживопис со високи ликовни вредности. Имињата на зографите не се познати, но насликаните портрети на семејството на ктиторот третирани со голема доза на реалност покажуваат дека непознатиот зограф спаѓал во редот на талентираните и реномирани творци. Колоритот со вонредни нијанси на сино, бело и црвено ја покажува големата умешност и знаење на непознатиот псачки зограф. Покрај групниот портрет на семејството на ктиторот, на кој се прикажани кнезот Пасхач, кнегињата Озра, севастократорот Влатко, неговата сопруга Владислава и синот Стефан, зачувани се и неколку значајни композиции, меѓу кои Успението на Богородица, сцени од животот на св. Никола, Богородица со Христа и други.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; К.Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – црква во енориjата челничка, во близина на црквата „Мали Св. Врачи". Еднокорабна црква со издолжена припрата и фрескоживопис, кој припаѓа на три одвоени хронолошки фази. Најстариот слој на фрески од почетокот на XIII век е сочуван во конхата на апсидата и на источниот ѕид, Богородица со двајца ангели во царски далматики и Христос во слава седнат на престол носен од симболите на четирите евангелисти. На вториот слој фрески од средина на XIII век припаѓаат претставите на Богородица со Христос, св. Никола и св. Јован Претеча од првата зона и лунетата на западната фасада. На третиот слој фрески од втората половина на XIV век припаѓа ктиторската композиција од западната фасада и сликарството на јужниот и западниот ѕид на наосот, со остатоци од сцени од циклусот на Големите празници.

ЛИТ.: Необјавени теренски истражувања на авторот. С. Ц.

**„СВЕТИ НИКОЛА"** – црква во с. Варош (Прилеп). Еднокорабна со полуобличест свод. Градена од блокови камен и сполии донесени од некој антички локалитет. Црквата била живописана, а фрескоживописот од тој најран период останал зачуван во олтарната апсида. Врз основа на стилските карактеристики на живописот, тој датира од XII в. Од фреско- натписот испишан над прозорецот на јужниот ѕид се дознава дека обновата на црквата била завршена во ноември 1298 г., со средства на ктиторот Вега, син на Капза и Марија, во времето на Андроник II, Михаил IX и царицата Ирина. Обновата опфаќала градежни работи што во значителна мера ја зголемиле височината на еднoко-


Црквата „Св. Никола“, с. Варош, Прилепско (XII - XIII в.)

*нија*, 1980; H. Takahashi, *The Medieval Wall Paintings of Macedonia*, Tokyo, 1989. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – црква во с. Љуботен (Скопско), изградена во 1337 г. со средствата на властелинката Даница. Во основата црквата има форма на впишан крст во правоаголен простор, со купола што се опира врз четири четвртести столбови. Олтарната апсида од внатрешната страна е полукружна, а од надворешната петострана. Градена е од приделкан камен, тули и малтер. Фасадите се украсени со керамопластична декорација. Фрескоживописот е тешко оштетен затоа што црквата долго време била откриена и напуштена. Од преостанатиот фрескоживопис може да се заклучи дека е работен од талентиран зограф, кој добро ги познавал достигнувањата во сликарството на епохата во којашто живеел и работел. Меѓу насликаните светители во цел раст и вообичаените композиции што ги илустрираат Чудата Христови, се насликани и портретите на семејството на цар Душан.


Фреска: „Ругање Христово“ во црквата „Св. Никола“, с. Варош, Прилепско (1298)

рабната црква, со употреба на градежен материјал што се разликувал од претходниот. Непознатите градители имале сосема поинакви концепции во врска со употребата на каменот и тулите, така што горната половина на црквата со својата богата керамопластична декорација е впечатлив пример во средновековната црковна архитектура во Македонија. Фрескоживописот од времето на обновата (1298) е дело на непознат зограф, а по својата иконографија и композиционите решенија, богатиот и жив колорит, спаѓа во редот на најдобрите остварувања во средновековната уметност.

ЛИТ.: Ф. Месеснел, *Црква „Светог Николе“ у Марковој Вароши код Прилепа*, „Гласник Скопског научног друштва“, XIX, Скопље, 1938, 37–52; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Корнаков, *Споменици на културата на Македо-*

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 178; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 29. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – црква во центарот на Крушево. Голема трикорабна базилика изградена во 1832 г. Градбата е изведена со употреба на делкан камен и малтер. Има висока камбанарија. Ѕидовите во внатрешноста биле живописани, а најзначајното што го поседувала оваа црква бил иконостасот во длабока резба, дело на ко-


Црквата „Св. Никола“, Крушево (1832)

паничарската тајфа предводена од Димитар Станишев од Крушево. Меѓутоа, по Илинденското востание (1903) црквата била опожарена и речиси целосно уништена. Обновена е во 1905– 1907 г., но нејзините ѕидови не биле повторно насликани. Најголем дел од иконите кои во црквата биле донесени како даренија по нејзината обнова, му припаѓаат на творештвото на познатиот крушевски зограф Никола Михаилов.

ЛИТ.: К. Томовски, *Историја на Крушево и Крушевско*, III, гл. V–1; К. Балабанов, *Историја на Крушево и Крушевско,* III, гл.V–2; K. Balabanov, *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – црква изградена во 1341 г. Позната и како Сифиева црква. Се наоѓала на местото на денешната голема трикорабна црква посветена на св. Никола во Штип. Била метох на Лесновскиот манастир. Цар Душан ја дарувал на Злетовската епископија, а во 1381 г. Константин Дејанов(иќ) ја приложил на светогорскиот манастир Хилендар. Нема податоци за нејзиниот изглед и димензии.

ЛИТ: Й. Ивановъ, *Български старини изъ Македония*, София, 1931; К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип*, Штип, 1972. К. Б.

**„СВЕТИ НИКОЛА“** – црква на манастирот во Моклиште (исчезнато село југоисточно од Кавадарци). Манастирската црква има еднокорабен наос, мала припрата и ѕидно сликарство од 1594/1595 г. Во зачуваниот ктиторски натпис се спомнуваат ктиторите Никола од Темјаник, со своите синови Јовче, Бечко и Дане и името на духовникот Јосиф. Стилските и тематско-иконографските карак-

теристики се во рамките на линотопските сликарски разбирања. Стоечките фигури на светителите се монументални, а во згаснатиот колорит доминира океротот и темната сепија. Меѓу светителите се забележува св. Ахил Лариски.

ЛИТ.: А. Николовски, Д. Ќорнаков, К. Балабанов, *The Cultural Monuments of The People`s Republic of Macedonia*, Skopje, 1961, 144; К. Балабанов, А. Николовски, Д. Ќорнаков, *Спомениците на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 150; Д. Ќорнаков, *Македонски манастири*, Скопје, 1991, 201–205. М. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА АРБАНАШКИ"** – остатоци на источниот апсидален дел од црквата се наоѓаат во дворното место на семејството Чобановци, во горниот дел на Варош. С. Ц.

**„СВЕТИ НИКОЛА БОЛНИЧКИ"** – главна црква на болничката енорија во близина на средновековната Долна Порта во Охрид. Изградена е и живописана меѓу 1330–1340 г. Живописот во црквата е целосно зачуван и по својата програмска концепција и по групирањето на претставите


Црквата „Св. Никола Болнички", Охрид (XIV в.)

на св. Никола, патронот на црквата, св. Климент придружуван од светите врачи Кузман и Дамјан, а понекогаш и св. Наум на јужниот ѕид, како и сликањето на Деизисот и светите воини на спротивниот, северен ѕид, станува парадигма за повеќето мали еднокорабни цркви и параклиси од XIV век. Јужната фасада е живописана околу 1345 г. како ктиторство на архиепископот Никола, каде што тој е насликан заедно со св. Трифун и св. Никола, српските современи владетели Стефан Душан со неговата жена Елена, синот Урош, како и нивните предци св. Сава и св. Симеон Немања.

Кон средината на XV век, од јужната страна на црквата е доградена мала капела, што се смета ктиторство на Марко Ксилокаравис, охридски архиепископ и поранешен цариградски патријарх, од првите години по падот на Цариград. Првобитниот живопис на капелата е зачуван во апсидата и на источниот ѕид, додека на северниот ѕид фреските од овој слој биле видливи до триесеттите години на XX век. Во 1480/1 г. и западната фасада на црквата е живописана со интересна програма што содржи по неколку сцени посветени на Христос, Богородица и св. Никола.

ЛИТ.: Франце Месеснел, *Средњовековни споменици у Охриду*, *I*, *Црква Св. Николе Болничког и њене фреске*, ГСНД, XII, Скопље, 1933, 157–177; Коста Балабанов, *Нови податоци за црквата Никола Болнички во Охрид*, „Културно наследство", II, Скопје, 1961, 33–35; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 37–45; Гојко Суботиќ, *Охридската сликарска школа од XV век*, Охрид, 1980, 104–114. С. Ц.


Икона: „Христос" во црквата „Св. Никола Болнички", Охрид (1370–1400)


Чифт наушници, „Св. Никола", Варош (XVI-XVII в.)

**„СВЕТИ НИКОЛА", Варош** – црква и некропола на средновековен Прилеп. Археолошките ископувања на локалитетот се вршени во црквата и јужно од неа (1958 и 1960). На западниот влез е откриен гроб со антропоморфен облик што припаѓал на некој од ктиторите. Гробовите од XII–XIV, па и XV в., по правило биле со алвеола. Меѓу накитот се среќаваат бронзени, бакарни, посребрени и сребрени прстени, обетки и наушници, мониста и стаклени белезици, датирани од средните векови, па сè до XIX–XX в. Во гробовите се откриени монети, меѓу кои и византиски од XII–XIII в., српски од доцниот среден век, венецијански и турски.

ЛИТ.: Б. Бабиќ, *Материјалната култура на Македонските словени во светлината на археолошките истражувања во Прилеп*, Прилеп, 1986, 106–111. Ел. М.

**„СВЕТИ НИКОЛА"/„СВЕТИ ЃОРЃИ"** – гробишна црква со два кораба и два одделни олтара во с. Орах (Сув Ора'), источно од Куманово. Според стилските карактеристики на ѕидното сликарство се датира кон крајот на XVI и првата деценија на XVII век. Најблиски аналогии има со црквата „Св.

Петка“ во Младо Нагоричане (1628). Сликаната програма е преземена од куполните цркви.

ЛИТ.: *М. М. Машниќ*, Црквата Св. Никола/Св. Ѓорѓи во с. Орах кај Куманово, *Зборник на трудови, По трагите на академикот Војислав Ј. Ѓуриќ (2007).* М. М.

**СВЕТИ НИКОЛЕ** – град во источниот дел на РМ со 13.746 ж. (2002 г.). Се наоѓа во средишниот дел на Овче Поле, од двете страни на Светиниколска Река, на надморска височина од околу 275 m. Зафаќа површина од 430 ha. Со регионален пат на север е поврзан со Куманово, а преку магистралниот пат М–5 на југозапад со Велес и на исток со Штип. Има умерено-континентална клима, со просечна годишна температура на воздухот од 12,5°C и просечна годишна количина на врнежи од 472 mm. Свети Николе е стара населба, која во почетокот се викала *Клисали*, а подоцна станала метох на црквата „Св. Никола“ според која го носи и денешното име. Статус на гратче добило во XIX в. Меѓу двете светски војни имало аграрно-занаетчиска функција. Популациски започнува да расте по Втората светска војна. Денеска населението се состои главно од Македонци (13.367 ж.), а од малцинствата има малку Власи (149), потоа Турци (80) и Роми (72). Свети Николе е седиште на општина која зафаќа површина од 48.289 ha, има 33 населени места со 18.497 ж. Од индустријата се застапени прехранбената, текстилната и хемиската индустрија. Во градот има гимназија, средно земјоделско училиште и здравствен дом.

ЛИТ.: Мане Чучковић, *Варошица Св. Никола на Овчем Пољу*, „Гласник Скопског научног друштва“, књ. XV-XVI, Скопље, 1936; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.



Панорама на Свети Николе



Црквата „Св. Пантелејмон“, Велес (1840)

**„СВЕТИ ПАНТЕЛЕЈМОН“** – голема трикорабна црква во Велес, со тремови од три страни, над кои (на катот) се изградени галерии. Врз основа на зачуваниот натпис врежан над јужниот влез, црквата била изградена во 1840 г. и е дело на најпознатата градителско-зографско–копаничарска тајфа предводена од Андреј Дамјанов. Семејството Рензовци–Дамјановци–Зографовци потекнува од с. Тресонче, во пределот на Мала Река, а подоцна се населиле во с. Папрадиште (Велешко). Семејната тајфа била организирана и специјализирана за да ги покрива сите потреби поврзани со градбата, живописувањето и декорирањето на еден објект, користејќи го трудот на одделни членови на сопственото семејство. Така, Ѓорѓи Дамјанов бил зограф, Никола Дамјанов резбар, а Коста и Андреј градители. Андреј Дамјанов е роден во 1813 г. Проектира и гради поголем број цркви, меѓу кои: црквата „Св. Јован“ (Кратово) во Осоговскиот манастир, „Успение на Богородица“ (Ново Село, Штип), „Св. Никола“ (Куманово), „Св. Ѓорѓи“ (Смедерево, РС), како и цркви во Ниш, Сараево, Пирот, Мостар и др.



Иконостасот на црквата „Св. Пантелејмон“, Велес (1840)

ЛИТ.: К. Балабанов, *Галерија на икони*, Штип, 1972; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Спомениците на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТИ ПАНТЕЛЕЈМОН“** – манастирска црква во с. Нерези, на Водно (Скопје). Врз основа на зачуваниот натпис, била изградена и живописана во 1164 г. со средствата на „господин“ Алексеј, син на Константин Ангел и на Теодора, најмладата ќерка на императорот Алексеј I Комнен. Граде-



Манастирската црква „Св. Пантелејмон“, с. Нерези, Скопско (1164)

на е од кршен камен, тули и малтер. Има комбиниран облик на слободен и впишан крст во правоаголен простор. На западната страна се наоѓа нартекс со полуобличест свод. Црквата е со пет куполи. Куполата над централниот дел на наосот е поголема, додека страничните се помали. Фасадите се оживеани со трифори, кои од внатрешната страна се ѕазидани за да се создаде поголем простор за сликање. Кон средината на XVI в. централната купола била урната, веројатно од силен земјотрес. Подоцна, таа била обновена и повторно живописана. Новиот фрескоживопис ги има сите карактеристики на сликарството од тој период. Во 1885 г. фрескоживописот од XII и од XVI в. бил прекриен со сликарија од неуки мајстори. Во 1926 г., со залагање на историчарот на уметноста Никола Окуњев, е избришан дел од сликаријата со којашто биле покриени старите фрески во црквата. Сликарите на старата нерешка црква (веројатно двајца главни мајстори, чиишто имиња не ни се познати) спаѓаат во редот на најталентираните сликари на своето време. Сликајќи композиции од животот и страдањата Христови, тие го потенцираат драматизмот, дотогаш невиден во сликарството од тој период. Во првата зона се претставени ликовите на светите воини и другите високи црковни великодостојници. На ѕидовите, во допојасни претстави, се насликани светите бессребреници Кузман и Дамјан и Јован Претеча, а во цел раст св. Пантелејмон, патронот на црквата, и св. Трифун, на ѕидот во северната капела. Од композициите во втората зона посебно место заземаат: Оплакувањето Христово, Симнувањето од крстот, Влегувањето во Ерусалим, Преображението и големата композиција на Раѓањето на Богородица и Воведението Богородичино (на западниот ѕид). Фреско-сликарството на ѕидовите на црквата „Св. Пантелејмон“ во Нерези е едно од најзначајните сликарски остварувања не само во XII в. во Македонија, туку и во средновековната уметност воопшто. Олтарниот простор е затворен со иконостас изработен во камен, кој потекнува од периодот на



Фреска: „Оплакувањето на Христос“ во црквата „Св. Пантелејмон“, с. Нерези, Скопско (1164)



Фреска: „Раѓањето на Богородица“ (детаљ) во црквата „Св. Пантелејмон“, с. Нерези, Скопско



Фреска: „Симнувањето од крстот“ во црквата „Св. Пантелејмон“, с. Нерези, Скопско (1164)

изградбата на црквата. Во рамките на иконостасот се наоѓаат и во штукатура изработените рамки за ликовите на св. Пантелејмон и Богородица со малиот Христос во рацете. Конаците во манастирскиот комплекс се обновени во поново време.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950, 210; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 13; Донка Барџиева-Трајковска, *Св. Пантелејмон, Нерези*, Скопје, 2004. К.Б.

**„СВЕТИ ПАНТЕЛЕЈМОН“ (ПЛАОШНИК) во Охрид** – манастирска црква што ја изградил Климент кон 893 г., во форма на триконхос врз остатоци на постара триконхална црква, која пак е изградена врз остатоци на старохристијанска базилика. Според пишувањето на охридскиот архиепископ Теофилакт, црквата се истакнувала со своите хармонични кружни форми со валчест план и била поубава од соборниот храм. Во времето на Климента црквата кон запад била доградена со крстообразен простор со четири столбови и најверојатно имала купола над централниот простор во која Климент, според неговиот биограф, со свои раце си го подготвил гробот, од десната страна на пронаосот. Со последните археолошки истражувања (извршени во 2000 г.) се констатирани сите фази на градбата на Светиклиментовиот храм од IX до XIV в. Утврдено е дека крстообразниот дел на црквата бил обновен кон крајот на XIII или во почетокот на XIV в. и преку трибелон е поврзан со нартекс. Северно и јужно од триконхосот биле доградени параклиси, а околу црквата се развивал трем со камбанарија од западната страна. Пред крајот на XV в. манастирската црква била срушена и врз нејзините ѕидови е изградена џамијата „Султан Мехмед“, позната како Имарет џамија. Возобновувањето на Светиклиментовата црква е извршено врз остатоците од оригиналните ѕидови следејќи ги сите градбени фази од IX до XIV в., потпирајќи се и врз компарациските анализи на црквите што постоеле на територијата на Охридската архиепископија.

Фрескоживописот, зачуван на ѕидовите, го потврдува постоењето на еден од најголемите ансамбли од врвен ликовен квалитет во охридската уметност од средниот век. Откриените делови на фигури во проодот на протезисот, иако делумно сочувани, го покажуваат најстариот за нас достапен слој од претпалеологовското време, секако насликан веројатно во XI–XII в. Другиот слој околу олтарната преграда открива неколку композиции: Визијата на св. Петар Александриски, сочувана скоро во целост, со претставите на александрискиот светец и на грешниот Ариј. На чело на носечките столбови се остатоците од стоечките фигури на Исус Христос и Богородица Молителка свртена кон својот син, со свиток во рацете со познатиот дијалог во кој Мајката моли за милост кон оние што се огрешиле во Христовото учење. Во долниот дел на северниот ѕид од наосот, во тематски и идеен сооднос со овие ликови бил насликан св. Јован Претеча (Крстител), а до него еден архијереј, веројатно св. Климент. Судејќи според големите фрагменти откриени во наосот, тука се развивале циклусите на Големите празници и Христовите страдања, како и повеќе фигури на светци од долната зона. Речиси во целост се реконструирани историските портрети на кесарот Дука, насликан во цел раст до младиот починат син Димитриј, поставени над неговиот гроб во првата половина на XIV в. и фрагментите во одделението, јужно од црквата, чија намена се поврзува со трпезаријата на манастирот. Особено значење за храмот има откривањето на портретот на св. Климент, којшто благословува меѓу кесарот Дука и син му Димитриј. Тоа е сигурна потврда дека ктиторот на црквата е св. Климент и дека народот ја чувствувал како светилиште што нему му е посветено. Празниците на св. Пантелејмон и св. Климент се одбележувале во ист ден. Сепак, во сите историски извори, што се сочувани од XIII и XIV в., црквата се спомнува како Светиклиментов храм. Колку голем бил угледот на манастирот покажува



Манастирската црква „Св. Пантелејмон“ (Плаошник), Охрид



Олтарот на црквата „Св. Пантелејмон", со оригинална фреска на трибелонот (XIII–XIV в.), Охрид

фактот дека повремено неговите игумени биле избирани за охридски архиепископи. Игумените на манастирот учествувале и во доградбите и живописувањето на други храмови во Охрид. Остатоците од живописот што настанале непосредно по 1300 г. и по ова време се од највисок ликовен квалитет; тие се дела на елитни зографи што биле ангажирани и за други црковни градби во Охрид. Откривањето на повеќе гробови во самиот храм, со бројни прилози, говорат дека тука се погребувани истакнати личности од црковниот и општествениот живот на градот и на Охридската архиепископија. Не случајно османлискиот удар во Охрид бил насочен токму кон овој манастир, светилник на христијанството, на писменоста, образованието и отпорот на туѓинската власт.

ЛИТ.: Д. Коцо, *Климентовиот манастир Св. Пантелејмон и раскопините при Имарет во Охрид*, „Зборник на Филозофскиот факултет", 1, Скопје, 1948, 129–181; Ibid., *Триконхалните цркви во Климентово време*, Словенска писменост. 1050-годишнина на Климент Охридски, Охрид, 1966, 91–98; Ibid., *Нови податоци за историјата на Климентовиот манастир, Св. Пантелејмон во Охрид*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", 19, Скопје, 1967, 245–255; Цв. Грозданов, *Нови сознанија за* живописот *на Климентовата црква Свети Пантелејмон во Охрид*, Предавања на IX семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје–Охрид, 9. VIII – 25. VIII 1976, 188–194; истиот, *Плаошник: возобновената манастирска црква на Св. Климент и Пантелејмон*, Охрид, 2003, 5–33. Цв. Гр. – Кр. Т.

**„СВЕТИ ПОКРОВ НА БОГОРОДИЦА" –** манастирска црква во Ново Село (Штип). Не е познато кога била изградена. Несомнено потекнува од средниот век. Во текот на нејзиното постоење била женски манастир. Позната е под името Бабите.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица" во Ново Село – Штип*, Штип, 1972. К. Б.



Фреска: „Св. Прохор Пчињски", Лесново (XIV в.)

**СВЕТИ ПРОХОР ПЧИЊСКИ** (Овчеполско, XI в.) – монах пустиножител, аскет, преподобен и чудотворец. Заедно со преподобните Јоан Рилски, Јоаким Осоговски и Гаврил Лесновски биле основоположници на јужнословенското и на македонското еремитско (анахоретско) монаштво. Според хагиографските податоци, потекнува од Овче Поле во Македонија, а почнал да се подвизува кај кумановското село Старо Нагоричане. Аскетувањето го вршел во испосницата над денешниот Пчињски манастир, во поткозјачката месност Солинар. Светителскиот култ му заживеал веднаш по смртта, а се ширел преку религиозно-духовната, книжевната, музичката, ликовната и народната традиција. Светителскиот култ му се слави во богослужбите, напишани се житија и служби, насликани се портрети во фрескоживописите, а се раскажуваат месни преданија и легенди.

ЛИТ.: П. Сланкаменац, *Легенде о јужнословенским анахоретима*, „Гласник Скопског научног друштва", књ.1, Скопље, 1925; Цв. Грозданов, *Портрети на светителите од Македонија од IX-XVIII век*, Скопје, 1983; И. Велев, *Кирилометодиевската традиција и континуитет*, Скопје, 1997, 235–276; В. Стојчевска-Антиќ, *Локални хагиографии во Македонија*, II издание, Скопје, 2003. И. Вел.

**„СВЕТИ СПАС"** – в. *„Воведение на Св. Богородица"*.

**„СВЕТИ СПАС"** – в. *„Свето Вознесение"*.

**„СВЕТИ СПАС"** – гробишна црква од крајот на XVI или почетокот на XVII в. во с. Довезенце, југоисточно од Куманово. Еднокорабниот наос кон запад продолжува во припрата, а долж целата јужна страна се протега затворен трем, со архиволтен премин кон припратата. Апсидата од надворешната страна е квадратна. Ѕидното сликарство е зачувано фрагментарно. Се наоѓа во делумно разурната состојба. М. М.



Црквата „Св. Спас", с. Праведник, Кавадаречко (1625)

**„СВЕТИ СПАС" –** црква во близина на с. Праведник (Кавадаречко). Градена од кршен камен, приделкани бигорни блокови за прозорците и за надвратниците и од малтер. Мала, еднокорабна црква, со полуобличест свод и полукружна апсида од надворешната страна. Според зачуваниот натпис, ктиторите поп Михаил, Павле, Пејо, Јован, Крсто, поп Кузман, Марко, Стојко и Цветко, со лични даренија и труд, ја изградиле црквата во 1625 г. Фрескоживописот, кој е делумно зачуван, е дело на непознат зограф со скромни можности.

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.


Црквата „Св. Спас", Скопје

**„СВЕТИ СПАС" –** црква во Скопје, во близина на скопската тврдина Кале. Досега не се откриени точни изворни податоци за времето кога е изградена. Врз основа на фрагменти од фрескоживописот, зачуван на јужниот ѕид, се смета дека таа била изградена и живописана во XVI в. Во 1689 г., при опожарувањето на градот, настрадала и црквата. Била обновена во почетокот на XIX в. (1820). Во периодот од 1819 до 1824 г. е изработен големиот иконостас, дело на копаничарската тајфа предводена од Петре Филиповски-Гарката (од с. Гари). Во изработката на иконостасот учествувале и Марко, братот на Петре Филиповски, и Макарија Фрчковски (од с. Галичник). На едно пано од иконостасот тие направиле и свој групен портрет, на кој тајфата е претставена во процес на работа. Зачувани се неколку икони во црквата, кои се дело на познатиот тресонечки зограф Дичо Крстев.


Иконостасот на црквата „Св. Спас", Скопје (1819-1824)

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 67–69. К. Б.


Пештерната црква „Св. Спас" с. Вишни, Струшко (XV в.)

**„СВЕТИ СПАС", Вишни** – пештерна црква, северозападно од Струга во кањонот на Беличка Река, сместена во една голема природна пештера на стрмите падини на планината Јабланица. Тешко достапна, оваа црква своевремено имала дрвена катна конструкција и ѕидан дел во основата што всушност ја затворал пештерата од јужната страна. Природните облици на пештерата се искористени за сликање на фрескоживописот, Богородица „Спилиотиса" со малиот Христос во издлабената конха под Литургиската служба на архијереите со сликање на Христос Агнец опкружен со херувим и четири ангели ѓакони. Странично од Богородица се насликани св. Петка, св. Текла, св. Недела, св. Марена и светите лекари Кузман и Дамјан. По стилските карактеристики живописот е датиран во почетокот на XV в.

ЛИТ.: Цветан Грозданов, *Ѕидното сликарство и иконописот во Струшкиот крај*, Струга и Струшко, Струга, 1970, 339; Гојко Суботиќ, *Охридска сликарска школа од XV век*, Охрид, 1980, 24-25. С. Ц.

**„СВЕТИ СТЕФАН" –** манастирска црква во с. Конче (Радовишко). Градена од делкан камен, со наизменични редови од тули и од малтер. Во основата има впишан крст во правоаголен простор, со купола врз осмостран тамбур што лежи врз четири столба. Олтарната апсида од надворешната


Манастирската црква „Св. Стефан", с. Конче, Радовишко

страна е тристрана, со висок прозорец во средината. Според зачуваните податоци, таа била изградена со средства на великиот војвода Никола Стањевиќ. Во литературата како година на изградбата и живописувањето се зема 1366, кога цар Урош со своја хрисовула потврдил црквата да биде приложена на светогорскиот манастир Хиландар. Се смета дека фрескоживописот изведен во внатрешноста на црквата потекнува од 1366 до 1371 г. Од него останале неколку ликови на светители и мал број композиции, меѓу кои и Причестувањето на апостолите и Поклонувањето на Агнецот (во апсидата). Кон средината на XVII в. била запуштена и напуштена, а потоа (XIX в.) обновена, при што бил дограден и отворен трем. Иконите на новиот дрвен иконостас се дело на зографите Димитар Андонов-Папрадишки и Костадин Ив. Вангелов. Во дворот на манастирот, кој бил ограден со висок ѕид, се зачувале остатоци од одбранбената кула-пирг.

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; С. Новаковић, *Законски споменици српских држава средњег века*, Београд, 1912, 444; И. Снегаровъ, *История на охридската архиепископия-патриаршия (II)*, София, 1932; Р. М. Грујић, *Задужбина великог војводе Николе Стањевића у Конче код Струмице*, „Старинар", САН, н.с. 3-4, 1952, Београд; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији,* Београд, 1974, 76; К. Балабанов, *Прилог кон проучувањето на манастирската црква „Св. Стефан" во с. Конче, Радовишко,* „Културно наследство", Скопје, 1978, 261–267. К. Б.

**„СВЕТИ СТЕФАН"** – пештерна црква на локалитетот Панцир-Горица, 5 km југоисточно од Охрид на патот за „Св. Наум". Мала пештерна црква прилагодена на обликот на карпата со ѕосидан каменен ѕид од јужната страна. Од натписот во нишата на ѓаконикoнот се дознава дека ктиторски заслуги за црквата имале Велика Варош (Охрид) и селата Шипокно, Коњско и Горица. Живописот е настанат кон крајот на XIV в., а од некогашната фрескодекорација се зачувани претставите на Богородица и светите отци во олтарниот дел, Деизисот, св. Петка, светите Константин и Елена и двајца монаси-анахорети на северниот и западниот ѕид.

ЛИТ.: Воислав Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974, 90; Цветан Грозданов, *Охридското ѕидно сликарство од XIV век*, Охрид, 1980, 153-154; Гојко Суботић, *Охридската сликарска школа од XV век*, Охрид, 1980, 76–77. С. Ц.

**СВЕТИ ТРИФУН** – христијански православен празник посветен на светиот маченик Трифун (14/1 февруари). Празникот е познат главно по обредното закројување на лозјата. Тој е земен за


Фреска: „Св. Трифун" во црквата „Св. Пантелејмон", с. Нерези, Скопско (1164)

покровител на меанџиските еснаф, но е заштитник и на лозарите и градинарите. Се верувало дека ги штити лозјата и градините од разни штети и несреќи (болести, инсекти, градоносни облаци и др.). На празникот рано наутро се одело в црква, каде што свештеникот вршел служба и светел вода. Со таа вода луѓето ги прскале лозјата и го изведувале обредното закројување. Свештеникот, по прочитувањето на молитвите, го попрскувал лозјето со осветена вода и закројувал три лози со благословот „Дај Боже бериќет". Пресечените лози ги потурале со вино и со ракија. Во некои места било обичај луѓето да се тркалаат низ лозјата, според принципот на имитативната магија, за да се тркалаат и бочвите полни со вино. Во празникот се слеани повеќе претхристијански претстави.

ЛИТ.: *Сборникъ отъ български народни умотворения,* частъ трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми,* книга VII. Събралъ и издава К. А. Шапкарев, София, 1891; *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази,* прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Зорка Делиниколова, *Обичаи сврзани со поедини празници и неделни дни во Радовиш,* „Гласник на Етнолошки музеј", 1, Скопје, 1960. М. Кит.

**„СВЕТИ ЧЕТИРИЕСЕТ МАЧЕНИЦИ"** – мала еднокорабна црква во еноријата Геракомија, во близина на денешната зграда на Музејот и Завод во Охрид. Од црквата денес се видливи само темелите на јужниот и западниот ѕид, како и нешто повисокиот ѕид на олтарната апсида, каде што е зачуван и дел од првобитниот живопис, дел од композицијата на Литургиската служба на архијереите пред Христос Агнец. Со археолошките ископувања се откриени делови од некогашната камена олтарна преграда и мноштво фрагменти од фреските, меѓу кои и дел од ктиторскиот натпис. Црквата е широко датирана во XIII и XIV век. С. Ц.

**„СВЕТИ ЧЕТИРИЕСЕТ СЕВАСТИСКИ МАЧЕНИЦИ."** (с. Банско) – црква во урнатини со неколку раскопани гробови кои содржат прилози од средновековен накит. Локалитетот е сместен на североисточниот крај на селото Банско, 11 km југоисточно од Струмица, во северното подножје на Беласица. Со ископувањата (Д. Коцо, П. Миљковиќ-Пепек) е откриен редок архитектонски облик со остатоци од синтронос. Проучувањата и конзервацијата на иконостасот упатуваат на XI–XII в.

ЛИТ.: Д. Коцо – П. Миљковиќ-Пепек, Новооткриената црква на локалитетот „Св. Четириесет" во с. Банско – Струмичко, Зборник на трудови, Струмица, 1989, 65–99. Ел. М.

**СВЕТИВРАЧКИ ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД „ЈАНЕ САНДАНСКИ" (**м. Курилото, 15. VI – 9. IX 1944) – оружена единица на НОД во Пиринскиот дел на Македонија. Одредот бил формиран од партизани од Алиботушката партизанска чета и партизани од Светиврачко и од Мелничко, со командант Стојчо Георгиев, политички комесар Борис Цветков. Содејствувал со Петричкиот партизански одред „Андон Попов" и партизаните од Егејскиот дел на Македонија во состав на ЕЛАС.

ЛИТ.: Кирил Николов Хаджиев, *Мъртвите не възкръсват. Спомени*, София, 1994; Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944,* София, 1966. В. Јот.


Владимир Светиев

**СВЕТИЕВ, Владимир** (с. Светомитрани, Прилеп, 14. VII 1945) – актер. Дипломирал на Академијата за театарска уметност во Загреб на Одделот за актерска игра (1971). Член е на Драмата на МНТ (1971-1992). Истата година станува член на Театарот на Ро-

мите „Пралипе", со кој работи во Милхајм, Германија. Од 1994 г. повторно се враќа на работа во Драмата на МНТ.

Улоги: Лука („Пелиново"), Лудиот („Дневникот на лудиот"), Пере Тошев („Житољуб"), Баал, Ричард III (во истоимените дела), Перо („Црна дупка"), Доне („Рамна земја"), Мето („Глоговиот џбун"), Игњат Глембај („Господа Глембаеви") и др. Р. Ст.


Тодор Светиев

**СВЕТИЕВ, Тодор** (Битола, 26. XII 1952) – пијанист. Дипломирал на ФМУ во Скопје (В. Крпан, 1977), каде што и магистрирал (В. Крпан, 1979). Специјализирал на Државниот конзерваториум во Санкт Петербург (В. Калмиков, 1983). Од 1983 г. професор на ФМУ во Скопје. Концертирал како солист и камерен музичар (Дуо Атанасов–Светиев; Куфојанакис –Светиев) во Републиката и во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.


Анета Светиева

**СВЕТИЕВА, Анета** (Битола, 14. XII 1944) – вајар, магистер по ликовни уметности и доктор по етнологија, истражувач на народната уметност и унив. професор во Заводот за етнологија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Дипломирала (1968) и магистрирала (1970) во класата на проф. Јован Кратохвил на Академијата за ликовни уметности во Белград на тема „Савремена кретања у светској скулптури и код нас" (5. VI 1970) и докторирала на Филозофскиот факултет – Катедра за етнологија во Белград на тема „Резбарене таванице, долапи и врата у Македонији" (16. V 1988). Член е на ДЛУМ (1975). Била асистент и научен соработ-


А. Светиева: „Гласник" (1970)

ник–истражувач за пластичната народна орнаментика во Институтот за фолклор „Марко Цепенков" во Скопје (1. XII 1977 – 14. III 1990) и ги истражувала копаничарските изведби на таваниците во Дебар. Професор на Катедрата за етнологија во Институтот по географија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Како вајар, имала самостојни изложби во Скопје (1970, 1973 и 1989), Белград (1970, 1984 и 1988), Љубљана (1986), Охрид (1987) и Вараждин (1988).

БИБЛ.: *Резбарени тавани, долапи и врати во Македонија,* Скопје, 1992; *Етнолошко и културно-антрополошко проучување на Порече*, Скопје, 2003.

ЛИТ.: Викторија Васев Димеска, *Анета Светиева*, Скопје, 1989; Соња Абациева, *Гледањето како (не)бивање. Женски прилог кон методолошкиот дискурс на модернизмот*, во: *Прашања за македонскиот модернизам*, Скопје, 2000 ; *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков" – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 147; *Ликовен адресар на Македонија,* Скопје, 1994, 107-108 и 119-120. С. Мл.

**СВЕТИЛИШТА ВО МАКЕДОНИЈА** – свети места – цркви и манастири со развиен култ и посета од поклоници христијани. Во Македонија има многу стара традиција, најизразена на празниците на кои им се посветени светилиштата. Тогаш верниците од цела Македонија доаѓаат во светите места, носејќи дарови, преспиваат во тој свет амбиент и се поклонуваат на светите центри. Најбројно се посетени духовните центри: „Св. Наум Охридски" во Охрид и „Св. Климент Охридски" на Плаошник во Охрид, „Св. Еразмо Охридски", „Св. Богородица" во Калишта, „Св. Јован Бигорски", „Св. Атанасиј" во Лешок, „Св. Богородица" на Матка, „Св. Јован" во Капиштец, „Св. Илија" во Мирковци, „Св. Ѓорѓи" во Делјадровци, „Св. Гаврил Лесновски", „Св. Петнаесет тивериополски маченици" во Струмица, „Св. Пантелејмон" на Голак, „Св. Богородица" во Берово, „Св. Јоаким Осоговски". Рат. Гр.


Црквата „Св. Петнаесет Маченици", Струмица (IX- X в.)

**СВЕТИТЕ ПЕТНАЕСЕТ ТИВЕРИОПОЛСКИ МАЧЕНИЦИ** – археолошки комплекс од цркви и гробови на југоисточната периферија на Струмица, околу 1 km југоисточно од Цареви Кули. Врз темели на трибродна ранохристијанска базилика е изградена крстообразна (петкуполна) базилика од крајот на IX или почетокот на X в. Меѓу неколкуте ѕидани гробници посебно е интересна централната ранохристијанска гробница. На нејзиниот западен ѕид дополнително, врз нов малтер е живописана композиција со допојасја на Светите Петнаесет тивериополски маченици, веројатно во времето на градењето на средновековната црква. Во гробовите е најден средновековен накит.

ЛИТ.: Д. Коцо – П. Миљковиќ-Пепек, *Резултатите од археолошките ископувања во 1973 г., во црквата „Св. 15 Тивериополски маченици" – Струмица*, ЗАМ, XIII–IX (1975–1978), Скопје, 1978, 93–104. Ел. М.


Икона: Св. Прохор Пчињски, Св. Јоаким Осоговски, Св. Јован Рилски и Св. Гаврил Лесновски, во храмот „Св. Јован", Кратово (XIX в.)

**СВЕТИТЕЛИ ОД МАКЕДОНИЈА** (IX–XVIII в.) – поважни светители се: светителите просветите-

ли св. Кирил и Методиј, св. Климент и св. Наум Охридски (од IX–X в.), пустиножителите: св. Јоаким Осоговски, св. Гаврил Лесновски и св. Прохор Пчињски (од XI в.); св. Иларион Мегленски, борец против еретизмот (од XII в.); св. Јован Кукузел (од XIV в.), заслужен за црковното пеење, и маченците за православната вера: св. Нектариј Битолски (од XV в.), св. Ѓорѓи Кратовски, запален на клада во 1515 г. во Софија, св. Злата Мегленска, настрадана во 1795 г. и св. Спасо Радовишки, настрадал во 1774 г.

ЛИТ.: Михајло Георгиевски, *Македонски свешци*, Скопје, 1997. М. Г.

**„СВЕТО БЛАГОВЕШТЕНИЕ"** – црква во центарот на Прилеп. Трикорабна базилика, со три полукружни апсиди од источната страна. Градена од градителската тајфа на познатите прилепски градители Коста Лауцо и Ристе Тасламче (1838). Ѕидните слики во просторот на апсидата и проскомидијата, врз основа на стилските карактеристики, му се припишуваат на прилепскиот зограф Јован Атанасов Будимов-Прилепчанин. Големиот иконостас работен во резба (1855–58) е дело на копаничарот Димитрија Станишев. Икони за иконостасот, меѓу другите, работел и зографот Адамче Најденов од Прилеп.

ЛИТ.: К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.

**„СВЕТО ПРЕОБРАЖЕНИЕ"** – манастирска црква во с. Зрзе (Прилепско). Комплексот се состои од средишна еднокорабна црква со полуобличест свод, „Св. Преображение", црквата „Св. Петар и Павле", надворешна припрата на западната страна и градбата на црквата од јужната страна. Споменатите цркви што го сочинуваат комплексот потекнуваат од различни временски периоди. Најстарата, „Св. Преображение", според зачуваниот натпис, била изградена со залагање и со средства на монахот Герман, во времето на владеењето на цар Душан (средината на XIV в.). Подоцна, во времето на владеењето на крал Волкашин грижата за одржувањето на манастирот ја презеле внуците на монахот Герман, митрополитот Јован-Зограф и неговиот брат јеромонахот Макариј. Не можејќи да го издржуваат манастирот, по заземањето на овие краеви од страна на Османлиите (околу 1400 г.), браќата му го отстапиле манастирот на нивниот кмет Константин и на неговите синови (Јаков, Калојан и Димитар). Тие придонеле за повторно заживување на манастирот.



Манастирската црква „Св. Преображение", с. Зрзе, Прилепско (XIV в.)

Тогаш биле изработени и неколку големи престолни икони, дело на митрополитот Јован-Зограф и јеромонахот Макариј. Во првата половина на XVI в. биле преземени градежни работи за санирање на одредени оштетувања, при што повторно била живописана старата црква. Во XVII в. од северната страна на црквата била доградена нова црква, посветена на св. Петар и Павле. Старата црква била живописана во 1369 г., со средствата на синовите на Хајко (Прибил и Приезд) и нивната мајка. Во литературата постои ставот дека зад имињата на Прибил и Приезд можеби се кријат спомнатите внуци на монахот Герман, митрополитот Јован-Зограф и неговиот брат јеромонахот Макариј.



Икона: „Исус Христос спасител и животодавец", работилница на зографот Митрополит Јован, црква „Св. Преображение", с. Зрзе, Прилепско (XIV в.)

ЛИТ.: В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; В. Ј. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980, 187–190. К.Б.

**СВЕТОВНИ УЧИЛИШТА** – вид училишта што се развиваат во времето на Преродбата, а кои, според содржината, процесите и средствата на воспитание и образование, битно се разликувале од (в.) *ќелијните училишта*. Нивната појава била условена првенствено од потребите на економскиот и општествениот развој, но и од подемот на македонските градови и на македонското граѓанство, кое станувало сè позначаен фактор на културно-просветниот живот. Првите вакви училишта биле отворени во четириесеттите години на XIX в.: Велес (1838), Штип (1840) и Скопје (1848). Главни иницијатори за отворење световни училишта биле трговците и занаетчиите. Нивниот број постојано растел, постепено потиснувајќи ги ќелијните училишта, а со тоа се зголемувало и нивното влијание во општествениот живот. При крајот на седумдесетите години на XIX в., световни училишта имало, речиси, во сите македонски градови и во поголемите села. Постоеле два типа: основни или (в.) *заемни училишта* и (в.) *главни*. Одиграле значајна улога во развојот на основното и на средното образование во Македонија, а со тоа дале и значаен придонес во развитокот на македонското општество.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Македонското преродбенско училиште*, Скопје, 1985. К. Камб.

**СВЕТОГОРСКИ МАНАСТИРИ** – духовен православен центар на Св. Гора со 20 манастири и повеќе од сто скитови и ќелии. Легендарните извори сведочат дека манастирски храмови биле градени уште од IV в., кои во ранохристијанскиот период настрадале. Во периодот меѓу X и XIII в. врз нивните урнатини биле изградени постојните 20 манастири. Великата Лавра „Св. Атанасиј“ ја основал монахот Атанасиј (963) и составил монашки устав (Атанасиев типик), по кој се раководат сите светогорски манастири. Според легендата, манастирот „Ватопед“ бил изграден уште во 383 г., а бил обновен меѓу 972 и 980 г. Според Сводната грамота, Зографскиот манастир „Св. Ѓорѓи“ бил основан во 919 г. од тројцата браќа охриѓани Мојсеј, Арон и Јоан Селима. Иверскиот (Грузиски) манастир „Успение Богородично“ го основал монахот Јоан во 980 г. над урнатините на пагански храм од III–IV в. Хилендарскиот манастир „Воведение Богородично“ бил основан во 1199 г., а во српските извори се поврзува со дејноста на св. Сава. Манастирот Дохиар „Св. Архангел“ го основал Ефтимиј Византиски во X в. Манастирот „Св. Пантелејмон“ бил изграден во првата четвртина на XIX в. како проширување на поранешниот манастир „Стар Русик“, а во него престојувале и до 3.000 монаси. Други светогорски манастири се: „Дионисиј“, „Кутлумуш“, „Пантократор“, „Ксиропотамо“, „Каракал“, „Филотеј“, „Симопетра“, „Павел“, „Ставроникита“, „Ксенофонт“, „Григориј“, „Есфигмен“ и „Костамонит“. Од сите 20 светогорски манастири денеска 17 се грчки, 3 се словенски: „Зограф“ (бугарски), „Пантелејмон“ (руски) и „Хилендар“ (српски). Речиси во сите манастири престојувале македонски монаси и книжевници. Во богатите манастирски библиотеки има ракописи со македонска провениенција и со македонска јазична редакција.



Манастирскиот комплекс Велика Лавра „Св. Атанасиј“, Света Гора

ЛИТ.: E. A. Mendieta, Mount Athos. The garden of the Panaghia, Berlin-Amsterdam, 1972; Георги Трайчевъ, Манастиритѣ въ Македония, София, 1933; Б. Милев-Огин и М. Берберов, Атон – легенда жива, София, 1981. И. Вел.

**СВЕТСКА ОРГАНИЗАЦИЈА НА ЦИОНИСТИЧКИТЕ ЖЕНИ** (WIZO – Woman's International Zionist Organization) – филијала во Скопје. Основана (1932) за да развива образовна и хуманитарна дејност. При основањето сите членки од Еврејското женско здружение преминале во Организацијата.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839-1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**СВЕТСКИ ПРВЕНСТВА ВО КАЈАК НА ДИВИ ВОДИ** – спортска дисциплина. Деветтото светско првенство во спуст на реката Радика и четиринаесеттото во слалом на реката Треска биле одржани во Македонија (22.–29. VI 1975), со учество на кајакари од 22 земји. Покровител бил Киро Глигоров, претседател на Собранието на СФРЈ. Резултати во *спуст – мажи*: во К-1 прв Ј. П. Барни (Белгија), во Ц-1 прв Ј. Л. Вергер (Франција), во Ц-2 прв Шиндлер–Пиоч (СР Германија), екипно: во 3 × К-1 прва Австрија, во 3 × Ц-1 СР Германија, во 3 × Ц-2, Франција, а Југославија била на петтото место, додека една од трите екипи била од Македонија – Скендер-Ангеловски; *жени*: во К-1 прва Г. Ротхасус (СР Германија), екипно во 3 × К-1, Англија, мешано во Ц-2 први Росе-Росе (СР Германија), а Митевска–Младеновски единаесетти, Младеновска–Селман дванаесетти и Митиќ–Поповски тринаесетти (Југославија), во 3 × Ц-2 прва Франција, а Митевска-Младеновски, Младеновска–Селман и Митиќ–Поповски четврти (Југославија). Резултати во *слалом-мажи*: во К-1 прв С. Хорн (ДР Германија), во Ц-1 прв П. Содомка (Чехословачка), во Ц-2 први Кречмер–Трумер (ДР Германија), а Јован Јакимовски – Јордан Јакимовски дваесет и четврти (Југославија), екипно во 3 × К-1 прва СР Германија, шеста Југославија – З. Ибрахимбеговиќ, М. Спасовски, Ф. Барич, во 3 × Ц-1 прва Чехословачка, во 3 × Ц-2 прва ДР Германија. *Жени*: во К-1 прва М. Цвиртниевич (Полска), С. Колева дваесет и шеста (Југославија), во 3 × К-1



Кајакарот на диви води Атанас Николовски

прва Швајцарија, Југославија шеста – З. Курник, В. Кошанин, С. Колева, мешано во Ц-2 први Лида–Гилман (САД), четврти Мицевска–Николовски и петти Младеновска–Селман (Југославија).

ЛИТ.: Душко Симоновски: *Кајакот во Македонија,* Скопје, 1994. Д. С.

**СВЕТСКО ПРВЕНСТВО ВО БОРЕЊЕ СЛОБОДЕН СТИЛ** (Скопје, 1981) – спортска дисциплина. На Првенството учествувале репрезентации во борење слободен стил од 31 држава во светот со 160 борачи. Домаќин на Првенството бил Сојузот на боречките спортови на Македонија, кој се покажал како одличен организатор. Натпреварите биле одржани во халите на Скопското сајмиште. Репрезентацијата на Југославија била составена од македонските борачи. Шабан Сеидиу освоил второ место, а другите се пласирале: Чедо Николовски на седмото, Абдула Мемети на осмото, Киро Ристов на деветтото, Коце Ефремов и Мирко Димчевски на десеттото место. Ф. Ѓ.

**СВЕТСКО ПРВЕНСТВО ВО КОШАРКА**– светски кошаркарски натпревар. Организатор на Шестото светско првенство во кошарка била Југославија (1970). Натпреварите биле одржани по групи со по 4 репрезентации во Сараево, Сплит и Карловац (10– 13 мај). По две првопласирани екипи ја формирале „А“-групата, во која влегла и Југославија како домаќин. Тие ги продолжиле натпреварите во Љубљана, каде што Југославија го освоила првото место и станала светски првак. Другите екипи: Австралија, Канада, Кореја, Куба, Полска и Египет ја формирале „Б“-групата и се натпреварувале во Скопје (16–23 мај) за пласман од 8–14 место. Д. С.

**СВЕТСКО ПРВЕНСТВО ВО КУГЛАЊЕ** (Скопје, 21–28. X 2006) – прво поединечно Светско првенство во куглање, со учество на 47 куглари и 56 кугларки од 18 земји од светот. Македонската репрезентација настапила во состав: Борис Бенедик, Дамир Фучкар, Тодор Манев, Коста Манев, Менсур Ајдин, Данче Гиевска, Александра Николовска и Александар Анастасовски – тренер. Натпреварите се одвивале во конкуренција за поединци, двојки и комбинација, за мажи и жени. Најдобро пласиран од Македонија бил Борис Бенедик на петтото место поединечно. Д. С.

**СВЕТСКО ПРВЕНСТВО ВО ХОКЕЈ** – одржано во „А“-групата во Стокхолм (Шведска), „Б“-групата во Љубљана и „Ц“-групата во Скопје, со по 6 репрезентации (1969). Репрезентацијата на Југославија играла во „Б“-групата и го зазела третото место, односно деветтото во конечниот пласман. На лизгалиштето во Скопје, кое во таа година било пуштено во употреба, се натпреварувале репрезентациите на Бугарија, Данска, Јапонија, Унгарија, Холандија и Швајцарија. Победила Репрезентацијата на Јапонија, така што се квалификувала во групата „Б“ за натпревари во наредната сезона. Д. С.

**СВЕТУЛКИ** (*Cantharidae*) – мали тврдокрилни инсекти. Долги се 1–2 cm. Светат во мрак, по што и го добиле името. Само мажјаците имаат тенки, нежни и меки крилја, кај некои видови женките се бескрилни. Се појавуваат, обично, во јуни и во јули. Во светот се познати околу 6.000 видови. Во Македонија оваа фамилија не е доволно истражена. Познати се неколку видови, од кои најпозната е *големата светулка* (*Lampyrus noctiluca* L.).


Голема светулка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СВЕШТЕНИЧКА КОНФЕРЕНЦИЈА** (Скопје, 8–10. V 1946) – историски собир со учество на 128 свештеници од цела Македонија. Конференцијата донела Резолуција во која се барало Црквата во Македонија да има народни архијереи и свештенство и самоуправност во решавањето на сите внатрешни црковно-народни прашања, народните архијереи да ги избира народот и свештенството, да се работи на формирање на Православна црква на Југославија, во која ќе влезат сите цркви од републиките, врз рамноправни начела.

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

**СВЕШТЕНИЧКО ЗДРУЖЕНИЕ НА МАКЕДОНИЈА** (31. XII 1947) – основано во зградата на Митрополијата во Скопје, со учество на свештеници од цела Македонија. По основањето станало рамноправен член на Сојузот на свештеничките здруженија на православните свештеници на Југославија. Ја добило поддршката од сите свештеници и здруженија за создавање на Македонската православна црква, искажана и на Вториот црковно-народен собор во Охрид (1958).

ЛИТ.: Доне Илиевски, *Македонското православно свештенство во борба за национална и црковна слобода*, Скопје, 1987; истиот, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

**СВИЛАРКИ** (Bombycillidae) – мали птици од подредот на птици-пејачки (Oscines). Кај нас се среќава само еден вид: свиларка (Bombycilla garrulus).


Свиларка

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**СВИЊА, ДИВА** (Sus scrofa) – крупен цицач од редот парнокопитни (Artiodactyla), со цврсто градено тело, со кратки нозе и со издолжена глава која завршува со конусовидна рилка. Во Македонија е широко распространета во ридско планинските региони.


Дива свиња

ЛИТ.: S. Petkovski – B. Krystufek, *Цицачина Македонија*, Skopje, 1998; A. J. Mitchell–Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V.Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**СВРАЧИЊА** (Laniidae) – фамилија мали грабливи птици од подредот птици-пејачки (Oscines), од која во Македонија се регистрирани 5 видови: црвеногрбо свраче (Lanius collurio), црвеноглаво свраче (Lanius senator), белочелно свраче (Lanius nubicus), мало сиво свраче (Lanius minor) и големо сиво свраче (Lanius excubitor).


Црвеногрбо свраче

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**СЕБУГАРСКИ СОЈУЗ „ОТЕЦ ПАИСИЈ“** (1941–1944) – бугарска фашистичка организација формирана во 1927 г. Во Македонија била формирана во 1941 г. Целта

ѝ била да ја шири бугарската пропаганда во Македонија, меѓу младината во основните и во средните училишта, за „обединување на Бугарите во границите на Бугарија и надвор од неа во името на високите национални идеали“.

ЛИТ.: Проф. Г. П. Геновъ, Димитър Тодоровъ, К Таневъ, *Всебългарския съюзъ „Отецъ Паисий“*, София, 1941; Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944 година*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.


Севр, Франција

**СЕВРСКИ ДОГОВОР** (1920) – договор склучен меѓу главните сојузници и придружните сили: Велика Британија, Франција, Италија и Јапонија, од една страна, и Грција од другата страна. Со него на Бугарија ѝ била одземена Тракија (чл. 48 од Договорот за мир во Неј, 27. XI 1919) и ѝ била доделена на Грција. На Бугарија ѝ се обезбедувал слободен економски излез на Егејското Море во пристаништето Дедеагач кое ѝ се давало под закуп (чл. 5).

ЛИТ.: *Balkanski ugovorni odnosi*, II, Beograd, 1998. М. Мин.

**СЕДИМЕНТНИ КАРПИ** – уште се нарекуваат и таложни карпи. По начинот на настанувањето се издвојуваат четири групи: вулканокластични, кластични, хемиски и органогени седиментни карпи. Седиментните карпи настануваат на Земјината површина и процесот на нивното настанување опфаќа неколку стадиуми: површинско распаѓање, транспорт, седиментација и дијагенеза. Во групата на вулканокластичните седиментни карпи се вбројуваат: лавобречите, вулканските бречи, вулканските агломерати, туфовите и туфитите. Во групата кластични седиментни карпи се вбројуваат: бречите, конгломератите, песочниците, алевролитите, лесот, пелитолитите и глинците. Во групата хемиски седиментни карпи се вбројуваат: варовниците, доломитите, лапорците, бигорот, мермерниот оникс, травертините, кредата за пишување, како и силициските седименти. Во органогените седиментни карпи се вбројуваат: дијатомејската земја, силицитите и рожњаците.

ЛИТ.: Блажо Боев, Ристо Стојанов, *Петрографија*, РГФ, Штип, 1994. Бл. Б.

**СЕДМА МАКЕДОНСКА (БИТОЛСКА) НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Зборско на пл. Кожуф, Егејскиот дел на Макекдонија, 22. VIII 1944 – мај 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од битолскиот НО баталјон „Стив Наумов“ од составот на Втората македонска НОУБ и новопристигнати борци од Битолско. По формирањето преминала во Битолско, каде што ги напаѓала позициите на бугарските сили на просторот Ресен–Битола: граничните караули на пл. Кајмакчалан (24-28. VIII), во Преспа (5. IX), во реонот на селата Покрвеник, Шурленац, Стење (6. IX), Подмочани (7. IX) и др. По капитулацијата на Бугарија, влегла во составот на Четириесет и деветтата (македонска) дивизија на НОВЈ (10. IX), водела непрекинати борби против германските сили на комуникацијата Ресен–Битола, учествувала во Ослободувањето на населените места во Преспанско и Битолско, ја ослободила Битола (4. XI) и учествувала во Ослободувањето на Кичево и Зајас (15.–18. XI). По реорганизацијата на единиците (декември 1944), дел од борците влегле во состав на Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ, а друг дел во Четириесет и втората (македонска) дивизија на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ. Истовремено, во составот на Седмата бригада влегла Четвртата шиптарска бригада, претежно со борци од албанска националност. Од овој период во литературата е позната и како Седма македонско-албанска бригада, а некогаш како Седма албанска бригада. Со Корпусот учествувала во пробивот на Сремскиот фронт, во Ослободувањето на Славонска Пожега и Загреб.

ЛИТ.: К(онстантин) П(оповски), *Бригада на НОВ на Македонија*, Секција за негување на традициите на НОВ и Револуцијата при РО СЗБНОВ на Македонија, „Вечер“, XXV, 7417, Скопје, 11. VI 1987, 5; *Македонија од устанка до слободе 1941–1945.* (Зборник радова), Београд, 1987; Владо Стрезовски – Ѓорѓи Димовски-Ласков, *7. македонска бригада и 49. дивизија на НОВЈ*, Битола, 1987. С. Мл.

**СЕДУМНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Жељувино, Кумановско, почетокот на октомври – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од Кривопаланечкиот и Кратовскиот територијален НОПО и новопристигнати борци од Кумановско, Кривопаланечко, Кратовско и Светиниколско. Таа ја штитела слободната територија во Козјачијата и ги напаѓала комуникациите Крива Паланка-Куманово и Скопје–Куманово по кои се повлекувале германските сили. Наскоро влегла во составот на новоформираната Кумановска дивизија на НОВЈ (с. Жегњане, Кумановско, средината на октомври 1944) и продолжила со борбите против германските сили во Кумановско и балистичките сили во Прешевско, а потоа влегла во слободното Куманово (11. XI), заедно со други единици на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето на


Цвеќе за борците на Седмата македонска (битолска) народноослободителна бригада




Борбениот пат на XVII МНОБ



Сеизмолошката опсерваторија во Скопје

Македонија продолжила да дејствува против заостанатите балистички и четнички сили на Скопска Црна Гора, во Прешевско и Гњиланско. При реорганизацијата на единиците (декември 1944) влегла во составот на Четириесет и првата (македонска) дивизија на НОВЈ.

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945. Документи,* Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 183–187. С. Мл.



Шабан Сеиди

**СЕИДИ, Шабан** (с. Блаце, Скопско, 16. XI 1959) – професор по физичка култура, борач. Завршил Факултет за физичка култура во Скопје (1989). Бил член на Боречкиот клуб „Скопје" во Скопје. Најдобри резултати му се: на шест младински балкански првенства слободен стил (1974–1979) – 4 златни и 1 сребрен медал; на единаесет европски првенства (1975–1987) – сребрен во Познањ (Полска, 1976), златни во Бурса (Турција, 1977) и во Будимпешта (Унгарија, 1983); на светските првенства (1975–1987) – 2 младински и 4 сениорски, сребрени медали во Лас Вегас (САД, 1977), Лозана (Швајцарија, 1977) и Скопје (1981); од четири Медитерански игри (1975–1987) – златни медали во Алжир (1975) и Сплит (1979), а од четири настапи на олимписките игри (1976–1988) – бронзени медали во Москва (СССР, 1980) и во Лос Анџелес (САД, 1984). Тој е избран за најдобар спортист на Македонија (1977, 1980 и 1981) и на Југославија (1977). Ф. Ѓ.

**СЕИЗМОЛОШКА ОПСЕРВАТОРИЈА** – оддел на ПМФ во Скопје, создаден за систематско следење на сеизмичката активност во Македонија. Сместена е на падините на Водно, во изградба од 1957 г., кога се монтирани и првите инструменти. Денес поседува понови простории и современи аналогни и дигитални инструменти на неколку локации во Македонија што се компјутерски поврзани за брзо локализирање на епицентралното подрачје и за информирање на населението. Од основањето се издава „Билтен за регистрираните потреси" што е меѓународно достапен. Искуството стекнато по силниот скопски земјотрес (1963) подоцна е пренесувано во други засегнати подрачја (Лесковац, Бања Лука, Црна Гора). За нејзиното етаблирање заслуги има Д. Хаџиевски, раководител од 1961 до 1988 г. В. Ур.



Љутви Сејфула

**СЕЈФУЛА, Љутви Лола** (Lutfu Seyfullah) (Скопје, 15. I 1926 – Скопје, 26. VI 2005) – актер. Во Турската драма на Театарот на народностите во Скопје е од 1950 г. до пензионирањето (1985). Учествувал и во повеќе филмски и телевизиски проекти кај нас и во Турција. Автор е на неколку пиеси играни на сцената на матичниот театар. Неговите сценски ликови, особено во комедиите, силно се вклопени во општиот уметнички развој на Турскиот театар во Скопје.

УЛОГИ: Каја („Алош"), Митке („Коштана"), Јеротие („Сомнително лице"), Аргон („Вообразен болен"), Градоначалникот („Ревизор"), Скапен („Ѓаволштините на Скапен") и др. Р. Ст.



Кемал Сејфула -Орак

**СЕЈФУЛА-ОРАК, Кемал** (Скопје, 2. II 1921 – Скопје, 1978) – чибукчија, комунистички деец, првоборец политичар и дипломат; Турчин. Бил член на Урсовите синдикати, на Друштвото „Јард'н", на СКОЈ (од 1939) и на КПЈ (од 1941) и организатор на турските и албанските средини од Скопје во НОБ. Бил борец на првиот Скопски НОПО (1941). Извесно време бил интерниран во Бугарија (1942) и илегалец, а потоа борец на обновениот втор Скопски НОПО (1942). Бил член на ПК на СКОЈ (1943) и на Главниот одбор на НОМСМ, член на Политичкото одделение на Првата македонско-косовска НОУБ, младински раководител на Втората македонска НОУБ (1944) и делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето ја завршил Вишата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ" во Белград и

бил потпретседател на Президиумот на АСНОМ, член на Централниот одбор на УСАОЈ, републички и сојузен пратеник, член на ЦК на СКМ, член на Врховниот суд на Македонија, претседател на Градскиот народен одбор и на Градското собрание на Скопје, потпретседател на Главниот одбор на Народниот фронт на Македонија, министер-претседател на Советот за локално стопанство и комунални работи на Македонија, државен и републички секретар за финансии, потпретседател на Извршниот совет на СРМ, претседател на Стопанскиот совет на Собранието на СРМ, член на Републичкиот и на Сојузниот одбор на ССРН, амбасадор на СФРЈ во Република Замбија. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Активноста на една партиска ќелија во 1941 година,* „Нова Македонија", XVII, 5248-53, Скопје, 1–6. VI 1961; *Во првиот Скопски партизански одред,* „13 Ноември", III, 3, Скопје, 1964, 10; *Формирањето на муслиманската ќелија,* „13 Ноември", IX, 9, Скопје, 1970, 9; *Учеството на народностите и етничките групи во Скопје во Народноослободителната војна 1941–1942 година,* Скопје во НОВ 1942, Скопје, 1975, 133–154; *Народностите дадоа достоен придонес во народноослободителното движење,* Дискусија, на истото место, 325–328.

ЛИТ.: Митре Инадески, *Првата година на НОВ и Револуцијата, Скопје,* 1973; истиот, *Незгасливи искри.* Преглед на диверзантско-саботажните акции и некои други илегални активности во Скопје и Скопско 1941-1944, Скопје, 1982; Александар Спасовски, *Партизанското движење во Скопје и Скопско 1941-1945,* Скопје, 1984. С. Мл.

**СЕЈФУЛА-ХАСАНОВА, Кевсер** (Скопје, 28. XI 1921) – учесник во НОБ. По фашистичката окупација на Македонија му пристапила на НОД и станала член на СКОЈ (1941). Во учебната 1941/42 г. била на студии на Земјоделскиот факултет во Софија. Била организатор на турската женска младина за учество во НОД. Подоцна се вклучила како борец на Шеснаесеттата македонска НО бригада и била примена за член на КПМ (1944). Била член на Околиски комитет на СКОЈ, а потоа била испратена на скоевски курс на ЦК на СКОЈ за Македонија (Горно Врановци, Велешко, октомври 1944).

БИБЛ.: *Сеќавање за престојот во Горно Врановци*, Историските денови на Горно Врановци, Скопје, 1984, 157-159.

ЛИТ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976, 1225. С. Мл.

**СЕКВОЈА** (Sequoiadendron Buch. и Sequoia Endl., фам. Taxodiaceae) – во овие два монотипски рода спаѓаат само двата вида секвои – џиновската Sequoiadendron giganteum


Секвоја

Busch и крајбрежната Sequoia sempervirens Endl. Најголеми дрва на светот (над 100 m), по потекло од пацифичкиот брег на Северна Америка. Првата има куси, триаголни шиловидни иглички, прилегнати кон леторастот, и крупни шишарки, а втората подолги, сплескани иглички, расчешлани во два реда (како кај елата) и мали шишарки. Првата е интродуирана во нашата земја и успешно се адаптира. Ал. Анд.

**СЕКУЛИЧКИ, Марко С.** (с. Секулица, Кратовско, ? – Ќустендил, 1925) – припадник на ТМОРО. Бил член во ајдутска дружина што дејствувала во Кратовско, Кумановско, Велешко (1870–1876). Учествувал во Српско-бугарската војна (1885). Од 1904 г. станал пунктов началник на ТМОРО во Ќустендил. Учествувал и во Балканските војни.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Освободителното движение в Македония и Одринско – Спомени и материали*, София, 1983, I, XVI. Ал. Тр.

**СЕКУЛОВСКИ, Коста Глигоров** (Битола, 26. X 1933) – полковник, хирург. Мед. ф. завршил во Скопје (1960), а специјализирал на ВМА (1969). Од 1984 до 1990 г. бил управник на ВБ во Скопје. Примариус е од 1982 г. Бил претседател на МЛД (1988–1991). Објавил над 50 стручни труда. Сл. М. П.

**СЕКУЛОСКИ, Апостол Грозданов** (с. Облаково, Битолско, 1876 – Прилеп, 27. VIII 1936) – слеп гуслар. Ослепел неколку недели по раѓањето. Како десетгодишно момче, во согласност со неговите родители, во својот дом во Прилеп го прибрал Коле Лауц. По десетина години почнал самостојно да настапува или во тајфи. Во 1896 г. оформил своја тајфа и го прошетал речиси целиот Балкан. Во Прилеп омилено врталиште


Секуловски Апостол

му било кај Градскиот часовник. Од епските песни омилени му биле „кралските" песни, а од комитските најмногу ги пеел песните за Димче Могилчето, Спиро Црне, Александар Турунџе и Ѓорѓија Лажот. Жените најчесто му ги порачувале песните за Аврам и Сара, за Константин и Елена.

ЛИТ.: Бранислав Русиќ, *Прилепски гуслар Апостол*, „Прилози проучувању народне поезије", г. VII, св. 1-2, Београд, март-новембар 1940; Александар Стерјовски, *Македонските слепи гуслари,* Скопје, 1999, 168. М. Кит.

**СЕКУЛОСКИ, Радојко Мирков** (с. Ковач, Македонски Брод, 21. VIII 1939), математичар, ред. проф. (1989) на ТМФ. Дипломирал на ПМФ (1965), магистрирал во Белград (1972) и докторирал (1977) на Математичкиот факултет со темата „Определување на приближни фактори на полиномите" и објавил научни трудови од таа област. Коавтор е на учебници за средно образование. Н. Ц.

**СЕЛАНИКЛИ, Тефик** (Солун, 1860 – Виена, 1910, погребан во Солун) – познат османлиски историчар и книжевник. Пишувал раскази, романи, статии, преведувал од француски јазик, предавал историја. Напишал неколку историски дела за османлиската историја и повеќе романи. Ј. Јан.


Селевк I Никатор

**СЕЛЕВК I НИКАТОР** (Македонија, 358 – 281 пр. н.е.) – основач на македонската династија Селевкиди (312–281), која владеела во Азија по смртта на Александар III Македонски. Бил еден од блиските соборци-хетајри на Алексан-

дар Македонски, виден војсководец во походот на Исток. Во 312 г. пр.н.е. станува еден од најистакнатите владетели (наследници на Александар Македонски) на својата епоха; во 305 г. се прогласил за крал на Кралство во Југоисточниот дел на Мала Азија и Северна Сирија, затоа се нарекувало и Сириско Кралство.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период,* Скопје, 1995; *Историја на македонскиот народ 1*, Скопје, 2005; Р. Иљовски, *Кој и кога владее со Македонија,* Скопје, 2003. А. Шук.

**СЕЛЕВКИДИ** (312–64 г. пр.н.е.) – македонска династија. Владеела во Азија по смртта на Александар III Македонски сè до римските освојувања. Основач бил Селевк I Никатор (Победник) (312–281), еден од блиските соборци – хетајри на Александар Македонски. Нивната држава се наоѓала во југоисточниот дел на Мала Азија и Северна Сирија, затоа кралството се нарекувало и Сириско Кралство. Во првите 100 години ги опфаќало земјите од Мала Азија и Бабилон сè до Индија. Во II в. пр.н.е. територијата на кралството била сведена на Северна Сирија и Киликија. Позначајни владетели од оваа династија се: Антиох I Сотер (281–261), Антиох II (261–246), Селевк II (246–226/7), Антиох (241–228). Во 64/3 г. пр.н.е. по римските освојувања кралството станало римска провинција (Provincia Syria).

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; *Историја на македонскиот народ*, 1, Скопје, 2005; Р. Иљовски, *Кој и кога владее со Македонија*, Скопје, 2003. А. Шук.

**СЕЛЕЧКА ПЛАНИНА** – средновисока планина што се протега помеѓу котлината Пелагонија на запад и Мариово на исток. Билото има меридијански правец на протегање, а започнува од превојот Скала на север и завршува на југ во долината на Црна Река. Највисок врв во северниот дел е Висока (1.471 m), а во јужниот дел Џаула (1.434 m). Преку превојот Скала, северниот дел на Пелагонија - Прилепско Поле се поврзува со Мариово, а преку превојот Преслап (936 m), Мариово е поврзано со Битолско Поле. Геолошкиот состав е претставен со прекамбриски гнајсеви, микашисти, гранодиорити и кварцити. Ваквиот геолошки состав и сиромашноста со вегетација овозможиле на оваа планина да се одвива интензивен процес на механичко распаѓање на карпите, а тоа овозможило изградба на изразен денудационен релјеф претставен со разновидни форми што се доста интересни и импресивни. Т. Анд.



Султанот Селим I

**СЕЛИМ I** (Амасија, 1470 – Чорлу, 22. IX 1520) – деветти османлиски султан. Владеел со Македонија 8 години (25. IV 1512 – 18. VIII 1520). Бил еден од најголемите османлиски освојувачи, нетолерантен кон другите религии: многу цркви претворил во џамии, меѓу кои и црквите „Света Софија“ и „Свети Климент“ во Охрид, и го разурнал манастирот „Свети Јован Бигорски“.

ЛИТ.: H. Ganem, *E'tudes d`histoire orientale, Les sultans ottomans*, t. I., Paris, 1901; M. Sertoğlü, *Resimi osmanlü tarihi ansiklopedisi*, İstanbul, 1958. Ј. Јан.

**СЕЛИМ ГИРАЈ** (1634 – 1704) – еден од најголемите кримски ханови, познат под името Хаџи Гази Селим Гирај I. Четири пати седнувал на престолот и владеел вкупно 23 години. Пишувал поезија на турски јазик, а бил познат и како заштитник на еден од најголемите турски композитори од тоа време Итри. Го задушил Карпошевото востание во Македонија (1689) и по негова наредба во Скопје бил погубен водачот Карпош.

ЛИТ.: *Türk ansiklopedisi*, cild IIİ, fasikül: 169, Ankara, 1974,; *Osmanlı tarihi*, XXX. cilt, 2. Kısım. XVI Yüzyıl ortalarında XVII Yüzyıl sonuna kadar, Ankara, 1995; *Osmanlı tarihi*, XV. cilt, 2. Kısım. XVIII Yüzyıl, Ankara, 1995. Др. Ѓ.



Јакуп Селимовски

**СЕЛИМОВСКИ, Јакуп** (Кичево, 3. X 1946) – член на Ријасетот на ИВЗ и директор на нејзиниот Сектор за верско образование и воспитание. По завршувањето на основното образование во родниот град и Средното исламско училиште во Сараево, а дипломирал на Филолошкиот факултет (Група за исламска цивилизација и историја) на Исламскиот универзитет „Ел-Асхар“ во Каиро (Египет). Работи во ИВЗ како референт и секретар на старешинството (1972–1980), кога е поставен за претседател на ИВЗ на СРМ (1980 –1991), по кое е избран за Реис улема на ИВЗ на Југославија до нејзиното распаѓање (1991–1993). Членувал во Соборот на ИВЗМ и во Врховниот собор на ИВЗЈ, како и во Старешинството на ИВЗМ и во Врховното старешинство на ИВЗЈ (од 1980). Единствен член од регионот во Светската исламска лига во Мека (Саудиска Арабија, 1990–1998), претседател на Собранието на исламските верски заедници за Југоисточна Европа во Виена (1989) и учесник на Првата конференција на Евроазиската исламска асоцијација (1992) во Анкара (РТ)., како и на многу други меѓународни конференции за мир и соработка меѓу цивилизациите. Иницијатор за отворање средно исламско училиште (1983) и идеен основач на Факултетот за исламски науки во Кондово. Под негово раководство во 1987 г. започнува објавувањето на исламскиот тријазичен весник „Млада месечина„ (на турски, албански и македонски) и формирањето на хуманитарната организација „Ел Хилал“ (1989). Бл. Р.



Афанасиј Матвеевич Селишчев

**СЕЛИШЧЕВ, Афанасиј Матвеевич** (с. Волово, Орелска губернија, Русија, 11. I 1886 – Москва, 6. XII 1942) – руски лингвист, историчар, културолог, доп. член на АН на СССР (1929), познавач на Македонија. Автор е на повеќе дела посветени на Македонија. Ја проучувал споредбената граматика на словенските јазици, па во текот на 1914 г. го издава својот „Вовед во споредбената граматика на словенските јазици“ (Казан, 1914). Постепено се профилира во ненадминат специјалист по македонската и бугарската дијалектологија, заради што во 1930 г. е примен за член-кореспондент на БАН. Посебен интерес во неговата научна проблематика имаат македонските теми. Во текот на летните месеци на 1914 г. ја посе-

тува Македонија, успевајќи да присобере богат изворен материјал за своите подоцнешни студии, особено за Тетовскиот, Скопскиот и Кратовскиот крај. Темата на македонските дијалекти, топонимијата и етнографијата и допирите со другите јазици на Балканот му станува доминантен интерес во неговата творечка судбина. Во 1918 г. ја издава својата книга „Очерки по македонской диалектологии“. Интересите му се прошируваат врз проучување на дијалектите во Долни Полог, Битолско, Прилепско и Охридско, а се надополнуваат и со проучувања на изворите, каков што е Данииловиот четиријазичник (1802), како и творбите на Кирил Пејчиновиќ. Со страст на амбициозен научник, ги разоткрива дијалектните црти на Полог врз фонот на општествено-битовиот и културно-историскиот живот на неговото население, бидејќи во неговото дело нашле место и етнографијата, и демографијата, и историјата и јазикот на Македонија. Од исти методолошки позиции тој пристапува и при елаборацијата на својот научен проект „Говорите во областа на Скопје“ (1931). Посебно интересна му е монографијата „Македонските кодици, XVI–XVIII в. Огледи по историската етнографија и дијалектологија на Македонија“ (1933), во која ги разгледува кодиците на манастирите Матка (Скопско), Слепче (Битолско) и Трескавец (Прилепско). Во своите студии често Македонските Словени ги наречува само како Словени, поради потреба од нивна диференцијација со несловенските народи во регионот. Трудовите на А. М. Селишчев, посветени на македонска тема се по многу нешто образцови по начинот на кој се користат ономастичките факти и појави, особено за реконструкција на постари процеси. Јазичните појави и процеси ги разгледува во поширок културно-историски контекст, па уште во својот старт во науката, за македонските централни и западни говори забележува дека содржат белези и карактеристики што ги издвојуваат како посебност. Ваквиот преднасет на блиската по време конвенција, која ќе ги дефинира и кодифицира како посебна јазична норма овие говори преку Мисирков (1903), го претставува славистот во улога на видовит научник.

БИБЛ.: *Отчет о занятиях за границей в летнее ваканционное время 1914 года*, „Ученые записки Императорскаго Казаньскаго университета“, 6–7, 1915; *Очерки по македонской диалектологіи*, 1, Казань, 1918; *Запис Горно-реканца. Из заметок по этнографии и диалектологии Македонии*, „Ученые записки Высшей школы г. Одессы“, Отдел гум. общ. наук. Посвящается профессору Борису Михайловичу Ляпунову по случаю 30-летия его преподавательской деятельности, II, Одесса, 1922; *Кирил Пейчинович*, Сборник в чест на Васил Н. Златарски по случай на 30-годишната му научна и професорска дейност, София, 1925; *Заметки по этнографии и диалектологии Македонии. Помянник монастыря Трескавца*, Сборник статей в честь академика А. И. Соболевского, изданный к дню 70-летия со дня его рождения Академией наук по почину его учеников, Ленинград, 1928; *Фольклорные и диалектологические материалы по Македонии (1924-1927)*, „Slavia“, VII, 3, Praha, 1928; *Полог и его болгарское население. Исторические, этнографические и диалектологические очерки Северо-западной Македонии* (С этнографическую картою Полога), София, 1929; *Семейната „служба“ (курбан) в България и Македония и сръбската „слава“*, „Македонски преглед“, V, 2, София, 1929; *Семья Д. Миладинова. Из донесений консула М. Хитрово (1864)*, „Македонски преглед“, V, 3, София, 1929; *И. С. Ястребов о Македонии*, „Македонски преглед“, VI, 3, София, 1930; *Славянское население Албании* (С иллюстрациями в тексте и с картою Албании), София, 1931; *Говоры области Скопья*, „Македонски преглед“, VII, 1, София, 1931; *Една интересна дописка от солунското село Киречкьой от края на миналия век*, „Македонски преглед“, VIII, 2, София, 1932; *Македонские кодики XVI–XVIII вв. Очерки по исторической этнографии и диалектологии Македонии*, София, 1931; *Диалектологическое значение македонской топонимии*, Сборник в чест на проф. Л. Милетич за седемдесетгодишнината от рождението му, София, 1933; *В Кукуше в 50-х годах XIX века*, „Македонски преглед“, VIII, 3, София, 1933; *Македонская диалектология и сербские лингвисты А. Белич и его последователи*, „Македонски преглед“, IX, 1, София, 1933; *Завет Первой Юстинианы*, „Македонски преглед“, IX, 2, София, 1934; *Хаджи Йоаким и язык его книг*, „Македонски преглед“, IX, 3, София, 1935.

ЛИТ.: Р. И. Аванесов, Љ. Милетич, С. Б. Бернштејн, Е. А. Василевскаја, В. В. Виноградов, К. Мирчев, М. Сл. Младенов, Рина П. Усикова. Г. Т.



Аслан Селмани

**СЕЛМАНИ, Аслан Рамиз** (Ramiz Asllan Selmani) (с. Лојане, Кумановско, 10. VI 1945) – географ, поет, унив. професор. Основно училиште завршил во родното село и во с. Миратовце, Прешевско (РС), Учителска школа во Скопје, а дипломирал на Природно-математичкиот факултет во Скопје, на Групата за географија. Магистрирал на Загрепскиот универзитет (1976), а докторирал на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1982). Работел како професор во гимназијата „Зеф Љуш Марку“ (1967–1972) и на Педагошката академија „Климент Охридски“ во Скопје (1978–1986). Бил пратеник во Собранието на РМ (1990–1992 и 1998–2002) и министер за наука во Владата на РМ (1992–1994 и 1996–1998). Од 1986 г. работи како редовен професор на Природно-математичкиот факултет, Институт за географија, на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Учествувал на голем број научни собири и симпозиуми во земјата и во странство. Член е на ДПМ (1992).

БИБЛ.: *Vaji i vashës dhe Llovaruna* (*Лаворуната и тагата на момата*), „Flaka“, Shkup, 1973; *Gjin Gazulli – jeta dhe vepra* (*Ѓин Газули - живот и дело*), 1997; *Fyelli i mëngjezit* (*Утринската шупелка*), „Flaka“, Shkup, 1981; *Pus* (*Бунар*), „Flaka“, 1986; *Gur i kristë* (*Пукнатиот камен*), „Flaka“, Shkup, 1990; *Përsëri në Llovarunë* (*Повторно во лаворуна*), „Flaka“, Shkup, 1995; *Popullsia e Maqedonisë, studim Logos A* (*Населението во Македонија*), Shkup, 2004; *Tokë e fundosur*, „Flaka“, Logos A, Shkup, 2005; *Po vijnë kohërat* (*Времињата доаѓаат*), *poezi*, Logos, A, Shkup, 2005; *Географија за IV година*, Скопје, 1989; *Географија за I година природно-математичка насока*, Скопје, 1989; *Gjeografia për kl. e I gjimnaz*, Logos A, Shkup, 2002; *Gjeografia për kl. e VII, VIII të shkollave fillore*, Logos A, Shkup, 2002. А. П.

**СЕЛСКА МИЛИЦИЈА** (1903) – организирана група за одбрана и заштита на селата во периодот на Илинденското востание. Се нарекувала и народна милиција. Била составена од месното население и членовите на ТМОРО, мобилна за одбрана на селото, обучена на повик да им даде помош на соседните села. Милицијата ја раководел селскиот комитет или лице одредено од РО.

ЛИТ.: Ристо Дамјановски, *Востанашта Македонија*, Скопје, 1990. В. Ст.

**СЕЛСКИ СТРАЖИ во НОВМ** (1943–1944) – организирани мобилни воени тела на слободната територија во Западна Македонија на Козјак Планина (Кумановско). Селските стражи обезбедувале заштита на населението, организирани како воени тела во најнепосредна врска со командите на местата и НОО. Дејствувале и реонски стражи создавани со групирање на селските стражи за заштита на повеќе села.

ЛИТ.: Миле Михајлов, *Военозаднинските органи во Народноослободителната војна на Македонија (1941–1944)*, Скопје, 1992. М. Мих.

**СЕМЕНАРСТВО** – наука за растителното семе и плодови со цел тие да се употребат при растителната репродукција. Освен тоа, шумските плодови и семето се храна за животинскиот свет (сто-

ка, дивеч, птици и др.) и суровина за прехранбената индустрија. Основни области за проучување се: производство, собирање, доработка, чување, претсеидбена подготовка и утвдување на квалитетот и вредноста на семето за сеидба. Работата со семето мора да се темели на доброто познавање на неговите генетски, морфолошки, анатомски и физиолошки својства. За сите области од проучувањето се разработуваат техники и технологии за нивно изведување (семенски објекти, помошни средства и механизација, објекти за чување и сушење, лабораториски и др.). Ал. Анд.


Леополд Сенгор

**СЕНГОР, Леополд Седар** (Leopold Sedar Sengor) (Жоал, 9. X 1906 – Париз, 20. XII 2001) – сенегалски поет и државник, пишува на француски јазик. Од 1960 до 1980 бил претседател на Сенегал. Со своите поетски збирки сестрано се залагал за достоинство на црниот човек, за неговите права и слобода. Неговата поезија е сензуална, елегична, носталгична, под влијание на Пол Клодел, Сен-Џон Перс и на трубадурската поезија. Тој ѝ придава големо значење на музикалноста на стихот, а монотониот ритам, сличен на африканскиот мелос, им дава исклучителен автентичен призвук на неговите стихови. Составувач е на антологијата на новата црнечка и малгашка поезија пишувана на француски јазик *Црниот Орфеј* (1948), за која предговорот го напишал Жан-Пол Сартр. Во 1975 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Песни од темнината* (1945), *Црни пречесни* (1948), *Ноктурна* (1961), *Писма од Ивернажот* (1972).

ЛИТ.: Ацо Шопов, *Дијали на еден народ и на една цивилизација*, „Поезија", ЗИД НМ, 1975. П. Гил.

**СЕНО** – кабеста маса од тревести видови (класести и мешункасти или нивни смески), со влага од 12–16%. За подготвување сено најчесто се користат ливадите и културите одгледувани на оранични површини (луцерка, еспарзета, детелини, ѕвездан, граори, грашок), чисти или во смеска. Подготвувањето на сеното бара снижување на влагата од 70-80% на 12-16% за да се оневозможи влијанието на гниежните микроорганизми. Претставува значаен извор на: протеини, јаглени хидрати, минерални материи, незаменливи аминокиселини, биостимулатори, микроелементи и витамини. За одделни видови животни може да биде успешна замена на концентратите. Се чува рефус или балирано. П. Ив.

**СЕНОКОСЦИ – ЛАЖНИ ПАЈАЦИ** (*Opiliones – Phalangida*) – членконоги што личат на пајаци. Од нив се разликуваат по силно издолжените нозе, кои во опасност можат да ги отфрлат. Отфрлените нозе прават движења слични на косење, по што го добиле името сенокосци. Се хранат со изумрени инсекти и со полжави. Распространети се во тропски и умерени предели. Овој ред во Македонија е застапен со 40 таксони (38 видови и 2 подвида), од кои 19 се ендемични.


Сенокосец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**СЕПТЕМВРИСКО ВОСТАНИЕ во Бугарија** – востаничка акција во Пиринскиот дел на Македонија (1923). ЦК на БКП(т.с.) донел решение за кревање востание (20. IX 1923) против извршителите на државниот удар од 9. VI 1923. Со ВМРО на Тодор Александров било договорено во Пиринскиот крај да востане само Мехомиско-Разлошката околија. За кратко време во градовите Мехомија–Разлог и Банско и селата Белица, Бачево, Бања, Добриниште, Елешница, Годлево, Горно и Долно Драглиште и Дебрско власта ја презеле востаниците. Недоволно подготвеното востание било бргу и лесно задушено. Поради формирањето на Горноџумајскиот востанички одред, ВМРО на Т. Александров жестоко се пресметала со членовите на Окружниот комитет на БКП(т.с.) и со борците на Горноџумајскиот востанички одред. Другите учесници во Востанието во Разлошко животите ги зачувале благодарение на Алеко Василев-Пашата.


Раководителите на Септемврисското востание во Разлошко: од лево на десно Георги Караџов, Владимир Поптомов, Петар Стефанов и Владо Седлов (1923)

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Борба до победа, 2. Време на зреење. Македонското национално прашање меѓу двете светски војни (1919–1930)*, Скопје, 1983; *История на благоевградската окръжна организация на БКП*, София, 1979. В. Јот.


Кочо Серафимов

**СЕРАФИМОВ, Кочо Гаврилов** (Тетово, 3. II 1920) – хирург, д-р на медицинските науки, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Дигестивна хирургија (1975–1987) и се занимавал со хепатобилијарна хирургија. Бил главен и одговорен уредник на „Acta Chirurgica Iugoslavica" (1971–1987). Објавил над 220 научно-стручни трудови и една книга.

БИБЛ.: *Хирургија на жолчното ќесе и екстрахепаталните жолчоводи*, Скопје, 2003. Ал. Ставр.


Љупчо Серафимов

**СЕРАФИМОВ, Љупчо Христов** (Охрид, 9. II 1930 – Скопје, 11. VI 1995) – спец. ортопед-хирург, редовен проф. на Мед. ф., академик (7. V 1991). Дипломирал на Мед. ф. во Загреб (1956), каде што специјализирал ортопедија (1961) и докторирал (1972). Директор на Клиниката и шеф на Катедрата по ортопедија (1974–1995). Реализирал два меѓународни проекта преку Програмата на Обединетите нации за развој (УНДП): „Хируршка превенција на инвалиди-

тетот на локомоторниот систем“ (1983–1988) и „Комплексна превенција и лекување на КДК со регионална организација и едукација“ (1988–1992). Бил поканет предавач во САД, Канада, Куба, Русија, Велика Британија, Грција, Бугарија, Хрватска, Србија. Особено внимание во својата стручна и научна работа посветил на теориските и апликативните биомеханички испитувања на локомоторниот систем, особено на детскиот колк, како и на реконструктивните хируршки интервенции, особено при вродени дислокации. Во 1965 г. ја вовел пелвичната остеотомија по Солтер; во 1968 ја имплантирал тоталната протеза на колкот, а во 1978 г. го вовел методот на двојна ацетабуларна корекција. Има публикувано 124 трудови.

БИБЛ.: *Biomechanical influence of the Innominate Osteotomy on the growth of the Upper Part of the femur*, „Clinical Orthopaedics and Related Research“, 98, 1974, 39–40; *Eccentricity by CDH and Its Relation to the Anterolateral Deformity of the Upper Part of the Femur*, Proceedings of the International Symposium, Book 366, Yugoslav Academy of Sciences and Arts, Zagreb, 1973, 179–187; *Acetabular Correction in One Procedure for severe forms of Acetabular Dysplasias*, in: Precise Scientific Abstracts XVIII World Congress of SICOT, Montreal, 1990, 221; *Selective Indications for Surgical Treatment of CDH on 1230*, in: Onniminate Osteotomies – Abstracts of Papers of XVIth SICOT, London, 1984, 34. Ѓ. З. – Сл. М. П.

**СЕРАФИМОВ, Никола Живков** (Кочани, 1. XI 1930) – патофизиолог, редовен проф. на Мед. ф. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје. Вработен на Институтот за патофизиологија и нуклеарна медицина при Мед. ф. во Скопје, каде што бил директор и шеф на Катедрата. Објавил 140 трудови, две монографии, а коавтор е на неколку скрипти и учебници по патофизиологија.

ИЗВ.: Билтен, 440/84. Д. С.-Б.

**СЕРАФИМОВ, Петар** (Охрид, 28. V 1915 – Скопје, 6. X 2001) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1962 до пензионирањето во 1980 г.) по предмети од областа на механиката и теоријата на конструкциите, академик од основањето на МАНУ (1967). Завршил математика во Белград, а потоа студирал градежништво и дипломирал на Високата техничка школа во Дрезден (1946). Продолжил со работа на докторска дисертација и ја одбранил на 16. VI 1947 г. во Дрезден, станувајќи прв доктор по технички науки од нашата земја. Потоа во Скопје работи во градежната оператива, истовремено предавајќи го предметот рационална механика на Филозофскиот факултет. На 1. X 1949 г.


Петар Серафимов

бил избран за доцент на новоформираниот Технички факултет во Скопје и само неколку дена потоа го означил почетокот на факултетот со првото предавање. Играл значајна улога во развојот на Техничкиот, Архитектонско-градежниот и Градежниот факултет, а конституирањето и напредокот на катедрите за техничка механика и теорија на конструкциите се директно сврзани со неговата работа. Голем придонес дал и во концепирањето и реализацијата на првите постдипломски студии на Градежниот факултет и во ИЗИИС. Работел на реализацијата на најсложени индустриски и инженерски објекти, но, со најголемо задоволство се зафаќал со проектирање на лачни бетонски брани. Бил декан на Архитектонско-градежниот факултет (1971–1973).

БИБЛ.: *Избрани поглавја од динамиката на конструкциите, определување на сеизмичките сили и теорија на бранови* (1968) и *Основи на теоријата на конструкциите* (1984). Љ. Т.


Свето Серафимов

**СЕРАФИМОВ, Свето** (Тетово, 19. VII 1928) – новинар и преведувач. Од 1950 г. целиот свој работен век го минал како уредник и коментатор во Културната и во Надворешно-политичката рубрика на „Нова Македонија“. Постојан дописник бил од Атина и од Бејрут и известувач од многубројни настани во светот. Плоден преведувач на значајни дела од англиски јазик. Б. П. Ѓ.

**СЕРАФИМОВА, Драгослава Томова** (Скопје, 30. VII 1924) –


Драгослава Серафимова

архитект и урбанист, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирала на Архитектонско-градежно-геодетскиот факултет во Загреб (1954). Освен со педагошка и научноистражувачка работа, се занимавала и со архитектно и урбанистичко проектирање. Позначајни реализации: Фабриката за шеќер, со административен објект во Битола, Фабриката за чевли во Куманово, Кланицата и ладилник за овошје во Крива Паланка. Од областа на урбанизмот: урбанистичко решение за центарот на Гевгелија и за населбата Ваташа во Кавадарци, како и детален урбанистички план на Делчево (со А. Токарев). Посебно внимание посветила на планирањето и изградбата на детски игралишта. Се занимавала и со публицистика. Објавила повеќе научни и стручни трудови во Зборникот на Архитектонскиот факултет и во други стручни списанија. Кр. Т.


Олга Серафимова-Стефанова

**СЕРАФИМОВА-СТЕФАНОВА, Олга Христова** (Охрид, 31. XII 1932) – спец. по максилофацијална хирургија, вонреден проф. на Ст. ф. Хабилитирала во 1979 г. Публикувала 72 статии. Во изборниот период 1984–1986 била продекан на Ст. ф. Е. М.

**СЕРАФИМОВА-ТЕОДОСИЕВСКА, Симка Миланова** (Тетово, 19. XII 1923) – спец. по ортодонција, вонреден проф. на Ст. ф. во Скопје. Хабилитирала во 1974 г. Била раководител на Клиниката


Симка Серафимова-Теодосиевска

по ортодонција. Автор е на 74 стручно-научни трудови. Е. М.


Александар Серафимовски

**СЕРАФИМОВСКИ, Александар** (Призрен, 18. XI 1923 – Скопје, 15. V 2004) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничката висока школа во Белград (1951). Се занимавал со архитектонско проектирање на станбени, општествени, административни и здравствени објекти. Бил вработен во повеќе проектантски бироа, меѓу кои и во „Македонијапроект“. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Позначајни реализации: деловно-станбениот комплекс Кули на кејот „13 Ноември“ во Скопје (1959), Архивот на Македонија во Скопје (1965), деловната зграда „Алкалоид“ во Скопје (1974), Стоковната куќа во Тетово (1969). Се занимавал и со публицистика, со написи во дневниот печат.

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Александар Серафимовски (1923–2004), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век*, Прилози за проучување на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 137-144. Кр. Т.

**СЕРАФИМОВСКИ, Михајло** (Тетово, 7. XI 1926) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1976 до пензионирањето во 1987 г.) по предметите хидротехнички објекти и искористување на водните сили. Завршил во Белград (1952), а потоа работел во градежната оператива. Одиграл значајна улога во формирањето на хидротехничкиот кадар. Со изразена смисла за практична работа учествувал во реализацијата на голем број големи брани – „Шпиље“, „Тиквеш“, „Стрежево“ и др. Љ. Т.

**СЕРАФИМОВСКИ, Тодор** (Злетово, 1956) – рударски инженер. Дипломирал на Рударско–геолошкиот факултет во Белград (1978), магистрирал во 1982 г., а докторирал во 1990 г. на тема „Металогенетски карактеристики на зоната Леце–Халкидики“. Својата кариера ја продолжил на Рударско–геолошкиот факултет во Штип како помлад асистент, каде што работи и денес како редовен професор. Во два мандата бил продекан на факултетот, а од 1997–1999 бил декан. Во моментов е раководител на Катедрата за наоѓалишта на минерални суровини. Автор на 165 научни труда, 4 монографии и 4 универзитетски учебници. Бил раководител на 10 меѓународни и на повеќе домашни проекти. Учествувал во меѓународната соработка во областа на рударството со САД, Велика Британија, Русија, Франција, Романија, Словачка, Словенија, Германија, Бугарија и др. Т. Сер.


Томе Серафимовски

**СЕРАФИМОВСКИ, ТОМЕ К.** (Зубовце, Гостиварско, 14. VII 1935) – скулптор, академик. Во 1957 година во Сплит го завршува Средното уметничко училиште (Отсек за вајарство), а на Академијата за ликовни уметности во Загреб (во класата на проф. Антун Аугустинчиќ) дипломира во 1963 г. и останува една година како соработник во мајсторската работилница на својот професор. Како стипендист на Владата на Франција, заминува на студиски престој во Париз (1966–1969), каде што (како соработник на скулпторката Алиција Пеналба) учествува во реализацијата на повеќе нејзини скулптури. Престојот во Париз остава видливи траги врз неговото творештво. Во критиката тој е ситуиран во традицијата на париската школа, останувајќи притоа верен на духот на медитеранската традиција. Надоврзувајќи се на искуствата на Мештровиќ и на Аугустинчиќ и живеејќи во светот на Роден, Бурдел, Мајол и Бранкуси, тој создава свет на скулптури со исклучително чувство за рамнотежа и за хармонија, движејќи се помеѓу националното и универзалното.

По враќањето во Македонија, работи како сценограф во Телевизија Скопје, потоа живее и работи во Гостивар и во Охрид (1970–1987), па одново во Скопје. Активно учествува на многу југословенски и македонски конкурси и создава голем број споменици. Има создадено во траен материјал (бронза, мермер, оникс и дрво) над 500 скулптури; од нив околу 200 се одделни портрети и повеќе од 170 актови, стотина скици, минијатури, идејни решенија од областа на ситната пластика, скулптури со анимални сцени, десетина торза и релјефи, а реализирал и 40-ина споменици и спомен-обележја (на повеќе теми), кои се наоѓаат низ просторите на Република Македонија, низ поранешна Југослави-


Т. Серафимовски: споменикот на Св. Климент Охридски, Охрид (2005)

ја и во светот. Учествувал на околу 300 групни и колективни изложби, а реализирал над триесет самостојни изложби во земјата и во странство (Гостивар, Делчево, Охрид, Скопје, Риека, Белград, Карловац, Мостар, Лас Палмас, Ла Лагуна, Лагос, Софија, Њујорк, Шумен, Варна, Нирнберг, Загреб и др.). Негови дела се наоѓаат во повеќе приватни колекции во светот, како и во многу галерии и музеи: во Галеријата на Бакингемската палата во Лондон, во Палатата Маса (Асоцијација на писателите на Франција) во Париз, во Ватиканската библиотека, во Музејот на Друштвото на писателите во Лас Палмас, Гран Канарија, во приватната колекција на Силвио Берлускони во Рим, во Македонскиот културен центар во Перт, во Фондацијата „Кирил и Методиј" во Софија, во Галеријата на Фестивалскиот центар во Варна, во Спомен-домот „Едвард Кардељ" во Љубљана, во Градската библиотека во Карловац, во Музејот на градот Мостар, во Галеријата „Ѓурина куќа" во Белград, во Народниот музеј во Валево, во Галеријата на великаните во МАНУ во Скопје, во Градскиот музеј во Ѓаково (Хрватска), во Македонскиот народен театар во Скопје, во Ректоратот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, во Мултимедијалниот центар во Велес, на Православниот богословски факултет во Скопје, во Архиепископијата на МПЦ во Скопје, во Катедралниот храм „Пресвето срце Исусово" во Скопје, во Католичката црква „Св. Кирил и Методиј и св. Бенедикт" во Охрид, во збирката ликовни дела на САНУ во Белград, во Музејот на современата уметност во Скопје, во збирката ликовни дела на Хрватската академија на науките и уметностите во Загреб, како и во многу други институции во Македонија и во светот. Член е на Друштвото на ликовните уметници на Македонија (од 1962). Член е на МАНУ (од 1988), странски член на САНУ (од 2003) и член на Светската академија за уметност и наука во Сан Франциско (од 2006). Добитник е на многубројни национални и меѓународни награди и признанија. Создавајќи импозантен опус, остава длабока и неизбришлива трага во историјата на македонската уметност со неговата нераскинлива поврзаност со традицијата и со поинаквата развојна насока. Ваквиот приод кон уметноста му овозможува непосреден допир до суштината на уметничкото дело – непрекинатата потрага по самиот живот во неговата квинтесенција изразена преку формата – и неговиот опус го издига на рамништето на безвременост.

СПОМЕНИЦИ: *Продор*, Карловац, Хрватска; *Крава*, Карловац, Хрватска; *Стрелање*, Леуново, кај Гостивар; *На македонските рудари*, Македонска Каменица; *Народниот херој Вера Јоциќ*, Македонска Каменица; *Македонскиот партизански одред „Кораб"*, Ново Село, кај Гостивар; *Благое Паровиќ*, Риека, Хрватска; *Кирил Пејчиновиќ-Тетоец*, Тетово; *Ильо Антевски-Смок*, Тетово; *На обработувачите на силекс*, Кратово; *Светите браќа Кирил и Методиј*, Охрид; *Мајка Тереза*, Скопје; *Мајка Тереза*, Нирнберг, Германија; *Кочо Рацин*, Велес; *Милтон Манаки*, Битола; *Рафаел Алберти*, Гарачико, Тенерифе, Канарски Острови; *Скопје '63*, Скопје; *Симфонија на мирот*, Скопје; *Светите браќа Кирил и Методиј*, Белград, Србија; *Свети Климент Охридски*, Охрид; *Раце на пријателството*, Нирнберг, Германија; *Петре Прличко*, Велес; *Јустинијана Прима*, на Правниот факултет, на Универзитетот *Св. Кирил и Методиј*, Скопје; *Панко Брашнаров*, Велес; *Архиепископот Доситеј*, Скопје; *Људевит Гај*, Загреб, Хрватска; *Свети Кирил*, во базиликата *Сан Клементе* во Рим, Италија; *Мајка Тереза*, Ватикан; *Мајка Тереза*, Загреб, Хрватска; спомен-обележја на наши истакнати личности, на Градските гробишта *Бутел* во Скопје: *Лазар Колишевски, Акад. Михајло Апостолски, Претседателот Борис Трајковски, Акад. Димитар Митрев* и др.

ЛИТ.: Анте Поповски: *Tome Serafimovski* (мапа), НИП „Ѓурѓа", Скопје, мај 1998; Цветан Грозданов: *Tome Serafimovski*, ТНИД „Гурѓа", Скопје, 2000; Станислав Живковиħ: *Томе Серафимовски – Скулптуре и цртежи*, Српска академија наука и уметности, Београд, 2002; Ферид Мухиќ: *Томе Серафимовски – Портрети / Tome Serafimovski – Portraits*, ТНИД „Ѓурѓа", Скопје, 2003; *Томе Серафимовски – Биобиблиографија / Tome Serafimovski – Biobibliography*, Македонска академија на науките и уметностите, Фондација *Трифун Костовски* / Macedonian Academy of Sciences and Arts, *Trifun Kostovski* Foundation, Скопје/ Skopje, 2005; Цветан Грозданов: *Духовноста и природата – скулптури, цртежи*, „Македонска ризница", Куманово, 2005; Mažuran Subotić, Vesna: *Tome Serafimovski*, Hrvatska akademija znanosti i umjetnosti – Gliptoteka, Zagreb, 2008. Е. Ал.



Владимир Серафимоски

**СЕРАФИМОСКИ, Владимир Кирков** (Гостивар, 3. VI 1948) – интернист-гастроентеролог, редовен проф. на Мед. ф., академик. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1971). Се вработил на Клиниката за гастроентерохепатологија (1975), каде што и го положил специјалистичкиот испит. Се посветува на иследувањето на абдоминалните органи со ехотомографија, како и со воведување на иглена биопсија на абдоминалните органи за дијагностички и терапевтски цели. Се усовршувал во Париз, Амстердам, Нирнберг, Филаделфија, Сан Диего и Копенхаген. Докторската дисертација на тема „Ехотомографски придонес во дијагностиката и диференцијалната дијагностика на опструктивниот иктерус" ја одбранил во 1983 г. Тој е пионер во оваа област во РМ и во тој период Клиниката за гастроентерохепатологија претставувала референтен центар за едуцирање вакви кадри од РМ и од СФРЈ. Како врвен експерт во интервентната ултрасонографија ги изведува насочените биопсии водени под ултразвук на црниот дроб, на панкреасот, на туморите во абдоменот, на ретроперитонеалните лимфни жлезди, дренажите на црнодробните апсцеси, билијарните патишта и други манипулации што го скратуваат времето на дијагностицирањето и на лекувањето на гастроентерохепатолошките болни. Ја воведува и ендосонографијата, која е битна за одредување на стадиумот на туморите на хранопроводот, желудникот, колонот и панкреасот, а со неа се одредува и степенот на операбилноста на болниот. Ги воведува доплер и колор-доплер ултрасонографијата и интраоперативната ултрасонографија. Како афирмиран стручњак од областа на гастроентерохепатологијата, а особено во ехотомографијата, по покана на Редакцискиот одбор на „Medicinska enciklopedija" (Загреб, 1986, II дополнително издание), автор е на поглавјето Ултразвукот во гастроентерохепатологијата. Од 2000 г. е член на Уредувачкиот одбор на списанието „World Journal of Gastroenterology". Раководел и учествувал во следниве меѓународни проекти: 1) The Role of Helicobacter Pylori Virulence (Vaca and Caga Protein) in Pathogenesis of Chronic Gastric and Peptic Ulcer Disease in Corelation with the Local and Sistematic Immune Response; 2) Serological Markers of Chronic Infection with Hepatitis B Virus; 3) Renal Impairment in Patients with Inflamatori Bowel Diseases. Покрај овие, има работено и раководено и домашни проекти: 1) Слободни радикали-оксиданси кај пациенти со црнодробни заболувања (првенствено кај стеатозата) на Клиниката за гастроентерохепатологија (2002); 2) Улогата на медикаментозната терапија во лекувањето на порталната хипертензија и преваленцијата на крвавењата кај пациен-

тите со црнодробна цироза; 3) Карцином на желудникот. Учествувал на повеќе меѓународни конгреси и организирал бројни симпозиуми со меѓународно учество. Автор е и коавтор на над 400 научни и стручни трудови објавени во реномирани списанија од областа на гастроентерохепатологијата. За редовен член на МАНУ е избран на 10. V 2000 г., а од 2004 г. е секретар на Одделението за медицински и биолошки науки во МАНУ.

БИБЛ.: *Ехотомографски пристап кон иктеричниот синдром*, Скопје, 1987; *Пропедевтичка и клиничка гастроентерохепатологија,* Скопје, 1997; *Етиопатогенетска фармакотерапија во гастроентерохепатологијата*, Скопје, 2000; *Портална хипертензија*, Скопје, 2001; *Вирусни хепатитиси*, Скопје, 2004; *Клиничка панкреатологија,* Скопје, 2007; коавтор: *Гастроентерохепатологија*, Београд, 1990; *Дијагностичко–тераписки прирачник за лекари***,** Скопје, 2000; Главен и одговорен уредник на: *Учебник по Интерна медицина* (два тома), Скопје, 2004; *Учебник по Интерна пропедевтика,* Скопје, 2004; *Практикум за вежби по интерна медицина*, Скопје, 2004, *Клиничка панкреатологија*, Скопје, 2007, М. Пол.


Мајкл Серафинов

**СЕРАФИНОВ, Мајкл** (Michael Seraphinoff) (Детроит, Мич., САД, 2. XII 1946) – славист, писател и преведувач. Како син на иселеник од с. Непроштено, Тетовско (1911), рано пројавува интерес за традицијата, јазикот, литературата, културата и историјата на Македонија и Македонците. По завршувањето на Државниот универзитет во Мичиген (1969), магистрира на славистичка тема на Универзитетот Вашингтон во Сиетл (1987) и докторира на истиот универзитет со темата „Македонската преродба од XIX век. Студија за животот и делото на Кирил Пејчиновиќ“ (1993). Предавал на Катедрата за словенски јазици и литератури на Универзитот Вашингтон во Сиетл и на Skagit Valley College (1987–1997) во Ленгли и Оук Харбор (САД), на Државниот универзтет Академгородок (1993) во Новосибирск (РФ) и на други високи школи во САД и Велика Британија. Учесник е на меѓународни научни собири и автор на повеќе статии и есеи, раскази и романот „Македонско злато“ и на преводи на англиски и македонски. Активист на Обединетата македонска дијаспора и на Македонското меѓународно движење за човекови права. Живее и работи во Вашингтон.

БИБЛ.: *The 19th Century Macedonian Awakening, a study of the live and works of Kiril Pejchinovich*, Lanham–New York–London, 1996; *Macedonian Gold*, Sydney, 2005. Бл. Р.

**СЕРВИЈА** – средновековен град во Јужна Македонија (на патот од Македонија во Тесалија), тема, епископско седиште. Тврдината се наоѓала на стрмен рид пристапен само од северната страна. Самуил ја освоил (989), Василиј II ја вратил под византиска власт (1001) и го заробил нејзиниот командант Николица. Ја освоил од Србите Јован Кантакузин (1350), потоа паднала под османлиска власт (1393).

ЛИТ.: A. Xyngopoulos, *Τά μνημεία Σερβίων*, Athens, 1957. К. Аџ.

**СЕРГИЈА –** јеромонах и игумен, ктитор на манастирската црква „Св. Никола“ во близина на с. Слепче (Прилепско) изградена во 1672/73 и живописана во 1673/74 г. Градењето го помагале и монасите од манастирското братство, како и други мирски лица. Меѓутоа, како ктитори се насликани само јеромонахот игумен Сергија и неговиот ученик јеромонахот Михаил со моделот на црквата в раце.


Натпис од проскомидијата во црквата „Св. Никола“

ЛИТ.: З. Расолкоска-Николовска, *Ктиторскиот портрет во ѕидното сликарство во Македонија*, Цивилизации на почвата на Македонија, 2, МАНУ, Скопје, 1995; И. Јорданова-Гергова, *Триптих поменик од слепченскиот манастир „Св. Никола“, Прилепско,* „Balcanoslavica“, 25; Н. Митрески, *Манастирот Слепче кај Прилеп*, Прилеп, 2001. З. Р.-Н.


Панорама на Серес

**СЕР(ЕС)** – град во Егејскиот дел на Македонија, Грција, со 55.700 ж. (2002). Лежи на источниот раб на Серската Котлина, во подножјето на планината Шарлија, на надморска височина од околу 50 m. Со меѓународниот пат Е–79 и со железничка линија е поврзан со Солун, од кој е оддалечен 140 km. Има променето средоземноморска клима. На запад од градот се шири богатото Серско Поле низ кое тече реката Струма. Во минатото бил населен со Македонци и Турци. Во периодот меѓу двете светски војни етничката структура на населението целосно е изменета. Најпрвин Турците се преселени во Турција, потоа Македонците во Пиринскиот дел на Македонија и во Бугарија, а на нивно место се доселени Грци од Мала Азија, Понд и Тракија. Денес, по Солун и Кавала, тој е најголем град во Егејскиот дел на Македонија. Сер(ес) е стар град со многу зачувани културно-историски споменици како Серската тврдина, црквата „Св. Никола“ и др. Во минатото бил и денес е центар за трговија со тутун, памук и жито, но има и развиена текстилна и прехранбена индустрија. Ал. Ст.

**СЕРЕЧИ, Антон** (Скопје, 22. XII 1947) – новинар. Во Македонското радио работел како спортски новинар од 1970 г. Бил уредник на Програмата на албански јазик (1996-1997), директор и главен уредник на Македонското радио (1999-2002). Како еден од првите спортски новинари на Програмата на албански јазик се јавува во многу директни радиопреноси од домашни, како и од меѓународни спортски манифестации. Ј. Ф.



Енцо Серини

**СЕРИНИ, Енцо** (Палермо, Италија, 1. I 1920 – Скопје, 11. III 1981) – оперски певец, баритон, првенец на Операта на МНТ. Пеење учел кај К. Талефи (Италија). Дебитирал со улогата на Силвио во операта *Палјачи.* Извесен период е ангажиран како солист на Операта во Риека. Во Операта на МНТ работи од 1953 до 1975 г. Во својата кариера реализирал повеќе од 35 улоги главно од италијанскиот репертоар. Позначајни остварувања: Фигаро („Севилскиот бербер“), Јаго („Отело“), Ескамилио („Кармен“), Гроф Луна („Трубадур“), Жорж Жермон („Травијата“), Родриго-Поза („Дон Карлос“), Риголето и Скарпија („Тоска“), Белкоре („Љубовен напиток“). Поседувал волуминозен глас во изразито белкантистички манир и сугестивен сценски израз. Ф. М.



Сърската декларация.

Факсимил од Серската декларација (1918 г.)

**СЕРСКА ДЕКЛАРАЦИЈА** (октомври 1918) – декларација за решавање на македонското прашање. По капитулацијата на Бугарија во Првата светска војна се активирале македонските револуционери од поранешната единствена Македонска револуционерна организација за актуелизирање на македонското прашање. Револуционерите од Серскиот револуционерен округ објавиле Декларација за решавање на македонското прашање со која барале обединување на Македонија со центар во Солун и нејзино конституирање како самостојна држава со демократско уредување како Швајцарија.

ЛИТ.: Александар Христов и Михајло Миноски, *Идејата за федерација во македонското националноослободително движење и неговите програмски основи (1893-1935)*, Зборник на документи, Скопје, 1994. М. Мин.

**„СЕСЛЕР“** (Sesler) – месечно литературно и научно списание на современ турски јазик во рамките на Редакцијата на „Бирлик“, започна да излегува од 1. XII 1965 г. Престана да излегува во 1996 г. Во списанието беа презентирани научни трудови и литературни творби од турски, македонски, албански, југословенски и од други автори. Неколку броја излегуваа двојазично – на турски и на македонски јазик.

ЛИТ.: F. Kaya, Seçme Yazılar – *Edebiyatımızın Gelişmesinde „Sesler“ Dergisinin Yeri*, sayfa 35, Sesler, sayı 200, Üsküp, 1994. А. Аго

**СЕТИНА** – средновековно утврдување во Југоисточна Пелагонија, една од престолнините на Самуиловото Царство, каде што Самуил имал свои дворци. Ја освоил и ја запалил царот Василиј II (1017). Се наоѓала на 1 km северозападно од с. Сетина (Скопос), на локалитетот Кале. Остатоци од утврдувањето се зачувани до денес.

ЛИТ.: V. Kravari, *Villes et villages de Macédoine occidentale*, Paris, 1989, 329. К. Аџ.



Улица во Еврејското Маало во Скопје

**СЕФАРДИ** – Евреите од Шпанија, кои по прогонот од инквизицијата (1492) масовно се раселиле низ Европа, главно на териториите под османлиска власт, вклучително и во Македонија. Се интегрирале во системот (општествено и економски) и во градовите во Македонија (Солун, Скопје, Битола, Штип, Кратово, Струмица, Охрид и др.) формирале добро организирани еврејски општини.

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј.Нам.

**СЕЧКО** – народно именување на вториот месец во годината - *февруари.* С. Мл.

**СИБИНОВИЌ, Милорад** (Књажевац, Србија, 1906 – Скопје, 1990) – геод. инж., ред. проф. на Земјоделско-шумарскиот и на Техничкиот факултет во Скопје (од 1958 до пензионирањето во 1975 г.) по предметите мелиорации, водовод и канализација. Дипломирал во Загреб, а докторирал во Белград. Од 1947 г. работи во Македонија на одводнување на Пелагонија, а потоа на Земјоделско-шумарскиот и на Техничкиот факултет. Реализирал повеќе проекти и напишал учебници. Љ. Т.

**„СИГМА“** (1979) – списание за популаризација на математиката меѓу средношколците, првин под наслов „Информативен гласник“ (1979-81). Го издава Сојузот на математичарите на Македонија, до 1994 г. по 2 броја годишно, од 1994 до 1999 по 3 броја, а од 1999/2000 наваму по 4 броја (вкупно 70 броја со околу 4.600 страници, заклучно со 2005 г.). Н. Ц.

**СИДЕР (ИСИДОРУ), Тома Пенто** (Крушево, поч. на XIX в. – втората половина на XIX в.) – златар, бакрорезец. Работел во Кареја на Света Гора (1841–1851). Автор е на преку 14 графики, печатени во големи серии, распространети на Балканот и во Русија. Изработувал клишеа за Рилскиот манастир и богослужбени предмети од сребро и од злато за манастирите Симонопетра и Дохијар. Делата ги потпишувал „од раката на Тома Сидер Пенто златар од Крушево“.

ЛИТ.: Ј. Чокревска-Филип, *Тома Сидер од Крушево*, Зборник за средновековна уметност, 3, Скопје, 2001, 203–214. Ј. Ч.-Ф.

**СИДЕРОКАСТРОН** – средновековно утврдување во Серско, в. *Валовишта*. К. Аџ.



Кочо Сидовски

**СИДОВСКИ, Кочо** (Битола, 1947) – редовен професор на Филозофскиот факултет (Институтот за историја). Се школувал во Битола и во Скопје, завршил Гру-

па историја на Филозофскиот факултет во Скопје (1969), каде што магистрирал (1976) и докторирал (1988). За редовен професор на Институтот за историја е избран во 1999 г. Главниот интерес на неговата научна работа се односите на Италија со Македонија во XIX и во поч. на XX в., како и историјата на Ароманците на Балканот. Тој е претседател на Влашкото научно друштво „Константин Белемаче“. Автор е на повеќе научни прилози и на две монографии за политиката на Италија спрема Македонија.

ИЗВ.: *Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“*, бр. 869/43, Скопје, април, 2005. Д. Јов.

**СИДОВСКИ, Петар** (Битола, 2. V 1938 – Битола, 19. III 1989) – педагог и хорски диригент. Дипломирал на ФМУ во Скопје (1971). Долгогодишен наставник на Музичкото училиште во Битола. Раководител на Хорот и на Забавниот оркестар при КУД „Стив Наумов“ (1958–1969), на Женскиот хор при Друштвото на музичките работници од Битола (од 1980) и др. Патрон на фестивалот СИ-ДО. Сн. Ч.-Ан.

**СИКАВИЦА, Доне** (с. Жужели, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, РГ, 15. IX 1914 – Скопје, 6. IV 1995) – член на КПГ, уредник на в. „Искра“ (орган за Костурско, на македонски јазик), учесник во НОБ во Егејскиот дел на Македонија и член на Централниот совет на НОФ. Во 1949 г. емигрирал во источноевропските земји, но подоцна се вратил во РМ, каде што и починал.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, V, 1948, Скопје, 1981. Ст. Кис.

**СИЛА, апостол, св.** (втора пол. на I в.) – еден од 70-те апостоли, пријател и сопатник на св. апостол Павле во мисијата во Македонија. Бил член на Ерусалимската црква и како таков посведочувал дека Црквата Матица (Ерусалимската црква) ја признава легитимноста на апостолската дејност на апостолот Павле во Македонија. Сила бил и првиот благослов од Црквата во Ерусалим до Црквата во Македонија.

ЛИТ.: *Свето писмо на Стариот и на Новиот завет*, Лондон, 1990; Ратомир Грозданоски, *Послание на светиот апостол Павле до Римјаните*, Скопје, 2005. Рат. Гр.

**СИЛАЖА** – поткиселена сочна добиточна храна, со влажност 65-75%. Кај нас помасовно започнува да се употребува од втората половина на XX в. на поголемите фарми. Се силажираат култури што тешко се сушат или ако при косидбата временските услови не се погодни за подготвување сено. Во некои земји во светот на одделни краварски фарми таа е единствената кабаста храна во текот на целата г. Во РМ служи главно за исхрана на добитокот во зимскиот период. Силажата во однос на сеното има предност поради подобриот квалитет, помалиот простор, полесното чување, помалите загуби и трошоци, а освен тоа нема опасност за опожарување. П. Ив.

**СИЛВЕСТЕР** (световното име Серафим) (с. Варвара, Тетовско, 1812 – 1882) – игумен. Ученик на Кирил Пејчиновиќ и прв негов наследник во Лешочкиот манастир „Св. Атанасиј“. Бил игумен од 1845 до 1860, кога (1850 и 1856) изградил два конака и други објекти.

ЛИТ: И. Петрушевски, Б. Светозаревиќ, *Лешочкиот манастирски комплекс*, Скопје, 2001. Бр. Св.

**СИЛЕКС** – рудник на секундарни кварцити, кој се наоѓа во западниот дел на Кратовско-злетовската вулканска област, помеѓу селата Плешенци и Боровиќ. Во суштина претставува калдера во вулканско-седиментен комплекс, во кој се застапени разновидни карпести маси (андезити, туфови и др.). Од генетски аспект, секундарните кварцити се метасоматски творби создавани во текот на поствулкански активности и тоа на фумаролско-солфатарски фази во времето на миоценско-плиоценските епохи. Квалитетот на секундарните кварцити варира, бидејќи силексните тела не се хомогена средина, туку творби со варијабилна силификација. Слабо силифицираните простори имаат 60% $SiO_2$, а интензивно силифицираните повеќе од 90%.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005. Т. Сер.

**СИЛЈАН ШТРКОТ** – приказна од Марко Цепенков за непослушниот, мрзлив и затоа проколнат син единец што го напуштил домот. Сторија со многу елементи од христијанскиот и обичајниот кодекс, со контаминации и преплетувања на фантастичното и реалното во животот во македонските села.

„Силјан Штркот“

ЛИТ.: Марко К. Цепенков, *Македонски народни умотворби.* Книга втора, *Народни приказни – приказни за животни, волшебни приказни.* Редактирал д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1972, 136–160. С. Мл.

**СИЛЈАН, Раде** (Жван, 16. IV 1950) – поет, есеист, критичар, антологичар, учебникар, преведувач, издавач. Завршил Филолошки факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Работел како новинар, потоа уредник во Радио Скопје. Бил директор на книгоиздателството „Македонска книга“ и основач и директор на книгоиздателството „Матица македонска“ во Скопје. Составувач е на неколку антологии на македонската поезија и проза. Претседател на ДПМ (од 2008).


Раде Силјан

БИБЛ.: *Третиот лик на времето*, поезија, 1975; *Сенки на јавето*, поезија, 1980; *Пронајден облик*, критики и есеи, 1986; *Дијалог со времето,* критики и есеи, 1988; *Гласник*, поезија, 1989; *Зазидување на сенката,* поезија, 1990; *Магијата на зборот*, критики и есеи, 1991; *Прилози за наставата по литература*, во пет книги 2000; *Гласот на предците,* поезија, 2001; *Романтизам*, студија, со П. Гилевски, 2003; *Провев во татковината*, избор од поезијата, 2004; *Горчлив вилает*, поезија, 2006.

ЛИТ.: Г. Тодоровски *Култивирано лирско писмо* во *Решки и шарки*, 2001; М. Матевски: *Поезија и невреме* (предговор кон *Провев во татковината*, 2004; Аполон Гилевски: *Судбински фатаморгани*, „Утрински весник“, 2001 год. П. Гил.


Христо Силјанов

**СИЛЈАНОВ, Христо** (Истанбул, 26. V 1880 – Софија, 26. IX 1939) – револуционер, историчар, публицист, поет. Основното образование го завршува во родниот град, а средното училиште (класична гимназија) во Солун и Битола. Како поет му посветува песни на Гоце Делчев, а своите доживувања како учесник во револуционерните борби во Македонија и Одринско ги опишува во неколку книги спомени. Во 1933 г., во Софија е објавен првиот том од неговата двотомна студија „Освободителните борби на Македонија. Илинденското востание“ во издание на Илинденската организаци-

ја. Вториот том под истиот наслов, но со поднаслов „По Илинденското востание“, е објавен десет години подоцна (1943), исто така во Софија. В. М.-Ч.


Јордан Силјанов-Пиперката

**СИЛЈАНОВ-ПИПЕРКАТА, Јордан** (с. Козица, Кичевско, 23. VI 1870 – с. Цер, Демирхисарско, 10. VIII 1903) – демирхисарски војвода на ТМОРО. Од 1897 г. влегол во четата на војводата Д. Тасев. На печалба во Бугарија заминал во летото на 1900 г. Со Ѓ. Наумов-Пљакот се враќаат во Македонија и дејствуваат илегално. Влегол во четата на Н. Русински (1901), станал демирхисарски војвода (од 15. VIII 1901), учествувал на Смилевскиот конгрес и во Илинденското востание. Опеан во народните песни.

ЛИТ.: З. Ѓоршоски, *Јордан Пиперката*, Скопје, 1972; А. Трајановски, *Илинденското востание – Јордан Пиперката*, Скопје, 2006. Ал. Тр.


Гордана Силјановска-Давкова

**СИЛЈАНОВСКА-ДАВКОВА, Гордана** (Охрид, 11. V 1955) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршила во Скопје (1973). Дипломирала на Правниот факултет во Скопје (1978), каде што и магистрирала. Докторирала пред комисија предводена од проф. Франц Град со „Cum laude“ на Правниот факултет во Љубљана, на тема „Local Selfgovernament – between Norms and Reality“ (1994). Избрана е за асистент по предметот политички систем на Правниот факултет во Скопје (1989), за доцент по уставно право и политички систем (1994), а потоа и за редовен професор (2004). Била член на Уставната комисија на Собранието на РМ (1990–1992) и министер во Владата на РМ (1992–1994). Експерт за избори на ООН и потпретседател на групата Независни експерти за локална самоуправа при Советот на Европа. Член на Венецијанската комисија. Автор е на стотина научни трудови за уставното право и политичкиот систем. Во професијата ја следи идејата за владеење на правото, а не на луѓето.

БИБЛ.: *Religion and State*, Rotterdam, 1999; *Democracy in Multiethnic and Multicultural Society – between Demos and Etnos*, New York, 2004; *Globalization, Democracy and Constitutional Engineering as instrument for Resolving ethnic conflicts*, Athens, 2007.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**СИЛЈАНОВСКИ, Александар** (Битола, 15. III 1929) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола. Дипломирал на Машинскиот факултет во Љубљана (1960), а докторирал на Машинскиот факултет во Скопје (1983). По дипломирањето се вработил во Фабриката за фрижидери „Георги Наумов“ во Битола и бил технички директор. Стапува во работен однос на Вишата техничка школа во Битола. Со формирањето на Техничкиот факултет во Битола, избран е за вонреден професор, а во 1985 г. и за редовен по предметите топлински машини и уреди и технички мерења. Бил директор на Вишата техничка школа во Битола, продекан и декан на Техничкиот факултет во Битола, како и проректор на Универзитетот „Св. Климент Охридски“ во Битола. Гл. К.

**„СИЛНИ“** (Скопје, 1910) – соколско гимнастичко друштво. Прв претседател бил Глигорие Елезовиќ, а началник Рајко Караклаиќ. Членовите во униформи (неколку стотици, претежно ученици) се занимавале со прости, строеви и вежби со подвижни справи и со некои спортски и културно-уметнички активности. Повремено приредувале јавни настапи во Скопје и во околните села, како и во Куманово и во Тетово. Учествувале на слетовите во Грачаница (1910) и во манастирот Девич на Косово (1911), како и на сесловенските соколски слетови во Белград (1910), Загреб (1911) и Прага (1912). Г. Елезовиќ бил делегиран во раководството на Сојузот на сесловенското соколство во Прага.

ИЗВ.: Душан Станимировиќ, *Sokolstvo u Vardarskoj Makedoniji, nastanak i razvoj*. Zagreb, 1986 (doktorska disertacija). Д. С.

**СИМЕОН I** (XVI в.) – охридски архиепископ (ок. 1550 г.). Поранешен епископ на чело на Рашката епархија. Стапил на престолот на Охридската архиепископија во јули 1550 г. По половина година бил принуден да го напушти престолот.

ЛИТ.: И. Снегаров, *История на Охридската архиепископия-патриаршия*, София, 1995; Ј. Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник на Богословскиот факултет Св. Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002. Ал. Тр.


Цар Симеон Велики

**СИМЕОН ВЕЛИКИ** (864 или 865 – 27. V 927) – кнез (893–913) и цар (913–927), најпознат владетел на Првото бугарско царство. Водел успешни борби со Византија. Ги освоил Тракија, Македонија (до Солун, 904), Албанија и Рашка; поразен од Хрватите. Ја пренел престолнината во Преслав, а во Бугарската црква го вовел словенскиот наместо дотогашниот грчки јазик.

ЛИТ.: И. Божилов, *Цар Симеон Велики (893–927). Златният век на Средновековна България,* София, 1983. Б. Петр.

**СИМЕОНОВ, Борис** (Штип, 25. VIII 1930) – редовен професор и познат научник од областа на земјотресното инженерство, особено за високоградбата. Дипломирал на Техничкиот факултет (Градежен отсек), во Скопје (1957), магистрирал во ИЗИИС во Скопје (1972), а докторирал на Градежниот факултет во Белград (1982). Престојувал на универзитетите во Токио (Јапонија), Беркли (САД) и Кјото (Јапонија). Автор е на многу научни и стручни трудови и учесник на голем број научни собири во земјата и во странство. Автор е на книгата „Армиранобетонски згради отпорни на земјотреси“ (2003). К. Тал.

**СИМИТЧИЕВ, Дамјан** (Прилеп, 1873 – 1941) – фармацевт. Фармација завршил во Лиеж (Белгија) во 1898 г., како прв фармацевт во Прилеп. По 1900 г. отворил самостојна аптека. Покажал афинитет кон превентивната дејност и бактериологијата што ја изучувал во Лиеж (до 1936). По враќањето во Прилеп го едуцирал населението и вовел задолжителна вакцинација на децата. П. Б.


Коле Симитчиев

**СИМИТЧИЕВ, Коле Петров** (с. Воштарени, Леринско, Грција, 15. V 1918 – Вроцлав, Полска, 10. IV 2003) – македонски и полски славист, фолклорист и проф. на Вроцлавскиот универзитет во Полска. По завршувањето на гимназијата во Лерин (1937) и студиите по класична филологија на Солунскиот универзитет (1941), ги завршува и славистичките студии во филијалата на Софискиот универзитет во Скопје (1944). Првин како борец на НОВ на Македонија (1944), а после во бригада на ЕЛАС составена главно од Македонци, која кон крајот на 1944 г. преминува да се бори на територијата на Македонија. Избран е за член на Политичката комисија за ослободување на Егејска Македонија. Ангажиран е во печатницата на Главниот штаб и заедно со Паскал Паскалевски и Фоти Илковски го издаваат „Билтенот" на македонски јазик (1945–1946). Во Граѓанската војна во Грција се вклучува во ДАГ и ги преживува битките на Грамос (1947). По решение на ГШ на ДАГ, ги редактира изданијата на македонски „Непокорен", „Билтен" и „Нова Македонка" (1948) и работи на организирањето на македонските училишта на слободната територија во Ег. Македонија. Атинскиот воен суд го осудува во отсуство на смрт (1948). Ранет е во борбите и префрлен во албанските болници во Корча и Елбасан (1949), а оттаму во полскиот град Згожелец (1950). Во Грчко-македонската редакција го продолжува издавањето на „Билтенот" на македонски, а потоа (1951) Редакцијата е преместена во Вроцлав, каде што го редактира в. „Демократ" (на грчки и на македонски јазик). Обвинет како „Титов агент", исклучен е од КПГ и пратен на „превоспитување" во фабрика за амбалажа и како физички работник во задруга во Вроцлав (1953). Рехабилитиран и вратен во Партијата, станува член на Претседателството на ГО на политичките бегалци од Грција во Полска и консултант на Министерството за просвета по македонските прашања (1956– 1968). Автор или коавтор е на 14 учебници на македонски јазик за децата бегалци во Полска, СССР, ЧССР, Романија и Унгарија. Асистент, потоа и професор по старословенски јазик и литература на Катедрата за руска филологија на Вроцлавскиот универзитет, каде што и ја одбранува докторската дисертација „Македонскиот јуначки народен епос" (6. XII 1966), а хабилитира со темата „Македонската народна лирика" (1975). Поради болест е пензиониран како редовен професор (1. X 1988). Има објавено 4 монографии и над 200 разни научни и стручни прилози, а му останува во ракопис подготвениот труд „Ballada ludowa Słowian Południowych".

БИБЛ.: *Macedońska liryka ludowa*, Warszawa–Wrocław, 1976; *Марко Крале во македонската народна епика (во споредба со српски и бугарски мотиви)*, ИФ, Скопје, 1981; *Pieśń hajducka Słowian południowych*, Wrocław, 1985.

ЛИТ.: Панде Шапкаров, *Научното дело на Коле Симитчиев*, „Македонија денес", 11. VII 2005, 6. Бл. Р.

**СИМИТЧИЕВ, Паскал Дамјанов** (Прилеп, 6. VIII 1900 – Скопје, 1994) – машински инженер. Дипломирал на факултетот за бродоградба на Техничкиот универзитет во Берлин (1926). По дипломирањето работел во Поморскиот арсенал во Тиват (1930), во Поморскиот и речниот сообраќај во Белград (1932), во Сплитската поморска дирекција (1940), во Скопската дирекција на трудот (1941), во Дирекцијата на железниците во Скопје (1944), во 1945–1949 е директор на Средното техничко училиште „Здравко Цветковски" – Скопје, во 1949 работи во Министерството за градежништво на НРМ и е избран за наставник на Техничкиот факултет во Скопје, во 1953 г. е на работа во проектантското претпријатие „Проектант" – Скопје. Во 1960 е избран за вонреден професор на Техничкиот факултет во Скопје, а во 1966 г. за редовен професор на Електромашинскиот факултет. Пензиониран во 1973 г. Има заштитено 8 патентни решенија при Сојузната управа за патенти на ФНРЈ. Раководел со изработка на голем број проекти од ладилната техника и термотехниката. Сл. А.

**СИМИТЧИЕВА, Грозда Петрова** (Велес, 17. X 1910 – Скопје, 27. V 1994) – гинеколог-акушер. Мед. ф. завршила во Белград (1936). Во 1945 г. била иницијатор за формирање на првата Школа за акушерки во ФНРЈ во Скопје и била нејзин прв директор. Специјализирала во Белград (1946). Била стручен раководител на Градскиот родилен дом во Скопје. Еден е од основачите и прв директор на Гинеколошко-акушерската клиника (1947–1951).


Грозда Симитчиева

ИЗВ.: *Гинеколошко-акушерска клиника при Мед. ф.,* Скопје, 1947, 92. Сл. М. П.

**СИМИЌ, Чедомир** (с. Чумиќ, Србија, 28. VI 1896 – Белград, 6. I 1969) – борец против маларијата во Македонија, редовен проф. на Вет. ф. во Белград, академик (на САНУ). Докторирал на Мед. ф. во Стразбур во 1924 г. Се вработува во Заводот за тропски болести во Скопје, каде што бил и директор (1934–1937). Под негово раководство, а со помош на СЗО, е искоренета маларијата (1964). Има публикувано 197 научни и стручни трудови и 6 учебници за студенти. М. Д. – Ј. Б.

**СИМИЦИОСКИ, Круме** (Прилеп, 1913 – Скопје, 1990) – фармацевт. Фармација завршил во Загреб (1936). Краток период работел во Прилеп, а потоа во Белград (1938) и повторно во Прилеп, како управник на Градската аптека (1946). Неколку години бил одговорен фармацевт во Министерството за здравство во Скопје, а потоа директор на „Реплек", каде што останал до пензионирањето (1978). П. Б.


Аљоша Симјановски

**СИМЈАНОВСКИ, Аљоша** (Скопје, 25. VIII 1951) – режисер и публицист. По дипломирањето на Универзитетот во Скопје (1978) се вработува во Македонската радио-телевизија. Уредник на Забавната, Документарната и Контактно-рекреативната програма. Режирал над 1.500 емисии, од кои позначајни се: ТВ играниот филм „Пикасо" и документарните филмови: „Сестри", „Мојата љубов Чарли Паркер",

„Било некогаш на ридестиот Балкан", „Отспротива на хроматскиот универзум" и др. Ј. Ф.


Стојмир Симјановски

**СИМЈАНОВСКИ, Стојмир** (Иванчишта, Кичевско, 13. VIII 1937) – раскажувач, романсиер, драмски писател, фељтонист. Завршил Филолошки факултет во Скопје.

БИБЛ.: *Чесно дрво*, раскази, 1973; *Црвени утра*, роман, 1975; *Синови на горите*, роман, 1976; *Белата голгота*, роман, 1981; *Веснинното писмо*, роман, 1983; *Фаќачи на вампири*, раскази, 1985; *Двојната Ева*, роман, 1990; *Лицето на самовилата*, роман, 1991; *Вратата на сонот*, роман, 1992; *Евангелието на трите самовили*, роман, 1994; *Самовилски извори*, драми, 1999; *Мит за сите времиња*, научна фантастика, 2001.

ЛИТ.: М. Друговац: *Историја на македонската книжевност, 20 век*, 1990 год. П. Гил.


Ангел Симов

**СИМОВ, Ангел Ахилов** (Гевгелија, 4. IX 1935 – Скопје, 25. IX 1998) – фармацевт, редовен проф. Еден од основоположниците на Фарм. ф. во Скопје и на Катедрата по фармацевтска технологија. Автор на учебникот „Фармацевтска технологија" и на одделни научни и стручни трудови. Бил долгогодишен директор на Фармацевтската куќа „Алкалоид" во Скопје и одговорен за осовременување на производниот процес и отворање нови сектори за производство на лекови. Еден од основачите на Фармацевтската комора на Македонија и нејзин претседател (1996–1998) и претседател на Македонското фармацевтско друштво (1974–1976). Л. П.-Т.

**СИМОВ, Ѓорѓи Ахилов** (Гевгелија, 16. I 1930 – Скопје, 9. X 2002) – 


Ѓорѓи Симов

спец. по стоматолошка протетика, проф. на Ст. ф. во Скопје. Хабилитирал во 1977 г. Бил раководител на Клиниката за фиксна стоматолошка протетика. Публикувал 64 статии. Автор е на скриптата „Стоматолошка протетика – морфологија и коронки". Е. М.

**СИМОВ, Лазар** (Тетово, 1907 – Скопје, 1998) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1961 до пензионирањето во 1977 г.) по предмети од областа на дрвените и масивните конструкции. Дипломирал во Белград (1932), од 1933 г. е на служба во разни делови на Македонија. На Техничкиот факултет бил од основањето во Одделот за градежништво. Основоположник е на Катедрата за дрвени и масивни конструкции, декан на Техничкиот факултет (1957–1961). Особено се значајни неговите постигнувања во обновата на постземјотресно Скопје и на вијадуктите на автопатот Е-75 на делниците Скопје–Велес и Демир Капија–Удово, како и на мостовите меѓу Удово и Гевгелија. Љ. Т.


Теменуга Симовска

**СИМОВСКА, Теменуга Петрова** (Благоевград, Пиринскиот дел на Македонија, 30. X 1925) – спец. по орална хирургија, проф. на Ст. ф. Хабилитирала во 1974 г. Била управник на Клиниката по орална хирургија. Автор е на 42 статии. Е. М.

**СИМОВСКИ, Андон** (Крушево, 8. VI 1926) – унив. професор. Завршил Државен институт за физичка култура во Белград (1954). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1976) со темата „Физичкото воспитание во средните училишта во Вардарска Македонија помеѓу двете светски војни (1918–1941)", а хабилитирал на Факултетот за физичка култура во Скопје (1980) со темата „Методика и биомеханичка анализа на техниката на алпиското скијање". Работел како референт во Крушево, бил професор во Учителската школа, директор на Заводот за физичка култура во Скопје (1957–1959), професор во Средното фискултурно училиште и на Вишата школа за физичка култура во Скопје (1959–1978). На Факултетот за физичка култура бил виш предавач и редовен професор по предметот Методика на физичкото воспитание и в.д. декан (1980–1982). Тој е познат спортски работник и функционер. Објавил повеќе стручни и научни трудови. Д. С.


Тодор Симовски

**СИМОВСКИ, Тодор Христов** (с. Извор, Гуменџиско, Егејскиот дел на Македонија, 14. II 1924 – Скопје, 4. I 1998) – историчар, стручен советник во ИНИ, картограф, публицист, борец и национално-политички деец. Завршил Филозофски факултет (Група историја) во Скопје и од 1952 г. до пензионирањето работел во ИНИ како истражувач на новата историја на Егејскиот дел на Македонија. Активен учесник во антифашистичката и националноослободителната борба во Егејско (1941–1949). Секретар на ОК-НЕ за Гуменџиска околија (мај 1942), секретар на Окружниот одбор на ЕПОН за Воденскиот, Катеринскиот, Берскиот и Кукушкиот округ и функционер на НОФ за Гуменџиска и Ениџевардарска околија (од февруари 1946). Работел како новинар во Радио Скопје и бил уредник на в. „Глас на Егејците". Автор е на повеќе статии во списанија и зборници, издавач на документи за НОБ во ЕМ (1941–1947) и атлас и монографија за населените места во ЕМ.

БИБЛ.: *Егејска Македонија во НОБ 1944–1945. Документи за учеството на*

*македонскиот народ од Егејскиот дел на Македонија во Антифашистичката војна 1941–1945, I,* Скопје, 1971 (коавтор); *Егејска Македонија во НОБ 1945. Документи за учеството на македонскиот народ од Егејскиот дел на Македонија во Граѓанската војна во Грција 1945 година, II,* Скопје, 1973 (коавтор); *Егејска Македонија во НОБ 1946. Документи за учеството на македонскиот народ од Егејскиот дел на Македонија во Граѓанската војна во Грција 1946 година, III,* Скопје, 1976 (коавтор); *Населените места во Егејска Македонија, I,* Скопје, 1978; *Атлас на населените места во Егејска Македонија, Скопје,* 1997; *Настаните на Скопското Кале на 7 јануари 1945 година. Документи,* Скопје, 1997; *Населените места во Егејска Македонија, I–II,* Скопје, 1997. Бл. Р.

**СИМОВСКИ, Томислав** (Битола, 18. IV 1929 – Скопје, 23. I 1987) – новинар, дипломат, општественик. По завршувањето на Високата политичка школа во Белград, извршувал повеќе должности во Управата на Републичкиот секретаријат за внатрешни работи (1952–1964). Бил директор на Радио Скопје (1964–1972). Следните три години ги минал како генерален конзул на СФРЈ во Торонто (Канада), а по враќањето станал секретар на Секретаријатот за односи со странство при Извршниот совет на СР Македонија. Избран е за претседател на Републичкиот комитет за меѓународни односи (1982). Ј. Ф.


Монета на пајонскиот владетел Симон (аверс/реверс)

**СИМОН** (ок. 350 пр.н.е.) – пајонски владетел познат само по неговите монети, ковани по пајонски стандард. На нив е претставен трипод што е една од најзастапените реверсни претстави во Дамастион, па затоа се сместува на просторот северно од Пајонија.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**СИМОНОВСКИ, Методија Мирков** (Прилеп, 14. III 1927) – етномузиколог и поет за деца. Како виш стручен соработник на Институтот за фолклор во Скопје (1. XII 1950 – 31. XII 1965), мелографирал голем број македонски народни песни и објавил неколку статии за македонскиот музички фолклор – за ориентализмите во тоналната градба (1959), за рефрените (1960), за терминологијата (1961) и за народните верувања (1962).

БИБЛ.: *Македонски музички фолклор,* песни II, Скопје, 1959 (со коредактори); *Македонските мелографи од крајот на XIX век,* Скопје, 1962 (со коредактор).

ЛИТ.: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 143. С. Мл.


Методија Симоновски

**СИМОНОВСКИ, Методија Николов** (Ѓавато, Битола, 18. X 1941) – редовен професор на Ст. ф. во Скопје, спец. по болести на устата и забите. Докторирал во 1982 г. и негова преокупација е хируршкиот третман на пародоналните дефекти. Престојувал во Москва (Русија), Бостон и Колумбус (САД). Публикувал 110 статии. Учествувал во изработката на научни проекти. Во два мандата бил декан на Ст. ф. Е. М.


Кирил Симоновски-Цина

**СИМОНОВСКИ-ЦИНА, Кирил** (Скопје, 19. X 1915 – Белград, 12. VI 1984) – фудбалер и тренер. Завршил основно училиште. Бил член на ФК „Југ“, ФК „Победа“ и ФК „Граѓански“ во Скопје. Во времето на окупацијата (1941–1944) играл за СК „Македонија“ од Скопје, кој се натпреварувал во Елитната дивизија на Бугарија. Бил бугарски репрезентативец. Тој е учесник во НОБ од 1944. По Ослободувањето играл за репрезентацијата на ЈНА и десетпати за репрезентацијата на Југославија. За ФК „Вардар“ од Скопје одиграл 75 натпревари и дал 25 голови. Фудбалската кариера ја завршил во ФК „Партизан“ во Белград, а потоа се посветил на тренерската работа. Д. С.

**СИМОНЧЕ, Владимир** (Охрид, 8. V 1934) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1979 до пензионирањето во 1999 г.) по предмети од областа на теоријата на конструкциите. Го завршил Градежниот факултет во Скопје, каде што ја одбранил и докторската дисертација (1977). Се усовршувал во САД (1968–1969) и во Велика Британија (1974–75). Објавил повеќе трудови, главно од областа на статичкиот и динамичкиот одговор на конструкциите. Автор е на апликативен софтвер, а како проектант и консултант учествувал во реализацијата на повеќе инженерски објекти. Бил декан на Градежниот факултет (X 1987 – IX 1991). Љ. Т.


Ентериерот на синагогата Арагон во Битола

**СИНАГОГА АРАГОН** (XVI в.) – централен храм на арагонските (шпански) Евреи во Битола. Во Тора арката постоел Тора свиток донесен од Арагон (XV в.). Во храмот служеле многу познати рабини, како: Адижес Давид (1575), Аврахам Фалкон (1643), Шмуел Чадок (крајот на XVII в.), Бенјамин Медина (1730), Аврахам бен Јехуда де Бутон (1760), Давид де Бутон (1794), Меркадо Камхи (1838), Ариел-Бен Цион (1913), Шабтај Џаин (1924), Аврахам Мориц Романо – последниот битолски рабин (1931). Во Втората светска војна бугарската војска синагогата ја претворила во кланица за свињи, а пред крајот на војната била запалена.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993, 125; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003; *Еврейски извори за обществено–икономическото развитие на Балканските земи през XVII век*, II, София, 1960. Ј. Нам.

**СИНАГОГА „БЕТ АРОН“** (Скопје, 1366) – еврејски храм. Се наоѓала во Еврејското маало во Скопје. Ја изградило романиотското еврејско население во Скопје, пред доаѓањето на Сефардите прогонети од Иберија. По опожарувањата (1628 и 1637) била обновувана, за што сведочел и натписот на плочата над главниот влез во храмот.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; *Еврейски извори за общесшвено-икономическошо развишие на Балканскише земи през XVII век*, II, София, 1960. Ј. Нам.



Синагогата „Бет Јаков", Скопје

**СИНАГОГА „БЕТ ЈАКОВ"** (Скопје XVI в.) – храм во Еврејското Маало. Била опожарена од австриската војска под раководство на генералот Пиколомини (1689), подоцна обновена на истото место. Во дворот се наоѓала и зградата на еврејското училиште „Талмуд Тората".



Рабинот Ави Козма во новата Синагога „Бет Јаков", Скопје

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; *Еврейски извори за общесшвено-икономическошо развишие на Балканскише земи през XVI век*, I, София, 1958. Ј. Нам.

**СИНАГОГА ЕЛ КАЛ ДЕ АРИБА** (Скопје – ?) – еврејска мала синагога во Еврејското маало. Била активна само на големите празници кога големата синагога не можела да ги прими сите верници. Во објектот биле сместени канцелариите на Општината, како и верското училиште.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**СИНАГОГА ЕЛ КАЛ ДЕ ЛОС МОНАСТИРЛИС** (Солун, 1928) – еврејски храм. Била една од најубавите синагоги во Солун, изградена од Евреите од Битола доселени по Првата светска војна (околу 150 семејства). За изградбата на храмот главен донатор било семејството Ароести. Таа е единствената синагога во Солун што во Втората светска војна останала неоштетена, но ограбена. Германците однеле сè што било вредно, вклучувајќи ја и богатата библиотека. Синагогата е активна, се одржуваат служби за членовите на Битолската еврејска заедница.

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**СИНАГОГА ЕЛ КАЛ МУЕВО ДЕ АБАШО** (Скопје, крајот на XIX в.) – еврејски храм. Се наоѓала на местото на синагогата „Бет Јаков" во средината на Еврејското маало.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**СИНАГОГА ПОРТУГЕЗЕ** (Битола, XVI в.) – централен храм на португалските Евреи во Битола. Во Првата светска војна при бомбардирањето на Битола (1917) синагогата била погодена и изгорела до темел. Не била обновена.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Бишолскише Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839-1943*, New York, 2003; *Еврейски извори за общесшвено-икономическошо развишие на Балканскише земи през XVII век*, II, София, 1960. Ј. Нам.

**СИНАГОГАТА ВО ШТИП** (1913–1943) – еврејски храм. Единствената синагога во Македонија што била изградена од дрвена конструкција, па затоа и била наречена „дрвена синагога". Се наоѓала на влезот во Еврејското маало во Штип на р. Отиња. Во бугарската окупација во Првата светска војна била ограбена и опожарена. Подоцна на истите темели бил подигнат скромен објект што бил уништен во Втората светска војна по депортацијата на штипските Евреи во Треблинка (1943).

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990. Ј. Нам.

**СИНАДИН, Теодор** (ок. 1280 – ок. 1346) – византиски благородник и војсководец, протостратор, намесник на Прилеп и на околните гратчиња и предели на Македонија (до 1320) и на Солун (1340/41–1342). Во граѓанската војна во Византија (1321–1328) го поддржувал Андроник III Палеолог. Како негов близок соработник, дваесет години (1321–1342) заземал високи должности во Византија.

ЛИТ.: Љ. Максимовић, *Последње године йрошосшрашора Теодора Синадина*, ЗРВИ 10, 1967. К. Аџ.

**СИНАДИНОВСКИ, Ѓорѓи** (Гостивар, 26. X 1930) – физичар, ред. проф. (1979) на ПМФ. Дипломирал (1955) на Филозофскиот факултет на групата за физика. Докторирал (1974) на ПМФ со истражување на фазната дијаграма на легури од кадмиум и калај врз база на нивните електрични својства. Специјализирал во Загреб и Шефилд. Автор е на неколку средношколски учебници и на универзитетскиот учебник „Физика на тврдо тело". Публикувал во домашни и странски списанија од областа на физиката на металите и легурите, полупроводниците и тенките филмови. Бил претседател на ДФМ и продекан на Факултетот за физика (1977–79).

ЛИТ.: *Природно-машемашички факулшеш – Скойје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 170; *60 години Природно-машемашички факулшеш – Скойје*, Скопје, 2006, стр. 181. В. Ур.

**СИНАИТСКИ, Теодосија** – (Дојран, ок. 1780 – Солун, ок. 1844) – книгоиздавач, печатар, преведувач и публицист. Учел во Цариград, престојувал како монах во Синајскиот манастир (денешен Египет), живеел и работел како свештеник во Солун и бил и таксидиот на Синајскиот манастир. Го вбројуваат меѓу првите печатари во Македонија, бидејќи со припомош на тиквешанецот Даскал Камче, кон 1836 г. отворил печатница во селото Ваташа, Кавадаречко, а кон 1838 ја пренел во Солун, снабдувајќи ја со потребните кирилски букви. Во печатницата во Солун се издадени неколку книги („Служение еврејско", „Утешение грешним" од Кирил Пејчиновиќ, „Началное учение" од Натанаил Зографски, „Кратко описание на дваесетте манастири на Света Гора", „Речник од три јазика"). Неколкупати е палена од непознати сторители. Автор е на краткиот предговор кон книгата „Утешение грешним" на Кирил Пејчиновиќ. Умрел во Дојран во трагични околности. Г. Т.



Страница од Синајскиот еухологиум (XI в.)

**СИНАЈСКИ ЕУХОЛОГИУМ** – глаголички стсл. ракопис од XI в. со мак. јазични особености. Поголемиот дел од кодексот се чува во манастирот „Св. Катерина" на Синај и заедно со новооткриените 28 л. со сигн. Sin. Slav. MS 37 таму има

134 листови. Во РНБ – поранешната Публична библ. (ГПБ) во Санкт-Петербург се чуваат последните 3 л. што се донесени од Синај во 1853 год. од архимандритот Порфириј и Н. Крилов. Еден дел се чува во Ракописниот оддел на РАН во Санкт Петербург, сигн. 24. 4. 8. Кодексот има вкупно 137 пергаментни листови. Синајскиот еух. е најстариот словенски требник. По своите многу архаични особености (не сосема обла глаголица, како и по архаичните јазични особености) некои делови од кодексот секако потекнуваат од кирилометодиевскиот период. В. Д.

**СИНАЈСКИ МАЛ МИНЕЈ** – в. *Фрагменти на глаголички старословенски текстови.*

**СИНАЈСКИ МИСАЛ 5/N** – глаголички ракопис од XI в. (Тарнанидис) или X в. (Велчева), кој содржи 80 лошо зачувани листови. Откриен во 1975 г. во ман. „Св. Катарина" на Синај, каде што се чува под сигн. Slav. MS 5/N. Текстот се поврзува со великоморавскиот период (кирилометодиевски превод на литургијата на св. Петар), а преписот со Охрид и со дејноста на св. Климент. Засега ракописот е познат само по податоците и снимката во описот на Тарнанидис.

ЛИТ.: I. Tarnanidis, *The Slavonic Manuscripts discovered in 1975 at St Catherine's Monastery on Mount Sinai*, Thessaloniki, 1988, 103–108 (опис), 194–195 (снимка); И. Тарнанидис, *Литургията на Свети Петър по синайския ръкопис № 5 N.* Средновековна християнска Европа: Изток и Запад. Ценности, традиции, общуване, Medieval Christian Europe: East and West. Tradition, values, communications, София, 2002, 213–219: За датирањето в. Б. Велчева, „Palaeobulgarica" 12, 3, 1988, с. 126. Зд. Р.

**СИНАЈСКИ ПАЛИМПСЕСТ** – македонски ракопис од крајот на XII – поч. на XIII в. Најден е на Синај, од каде што го носи името, а се чува во Руската национална библ. во С. Петербург, сигн. Греч. 70, поради тоа што делови од кодексот се испишани врз избришан грчки текст од XI в., т. е. станува збор за палимпсест. Кодексот се состои од три дела. Првиот (Требник) и третиот дел (Апокрифи) имаат јазични белези на Охридската книжевна школа. В. Д.

**СИНАЈСКИ ПСАЛТИР** – глаголички псалтир од XI в., вкупно 207 л. (177 л. Син + 32 л. Син). Стариот дел е пронајден во 1850 г. од арх. Порфириј Успенски во ман. „Св. Катарина" на Синај, новиот дел во 1975 г. во истиот манастир, каде што двата дела се чуваат, сигн. Sin. Slav. MS 38 и Slav. MS 2/N. Содржи најстар зачуван словенски псалтир од архаична редакција, близок до кирилометодиевскиот превод. Едновремено тој претствува и најстар вид на богослужбен псалтир. Во стариот дел се наоѓаат Пс 1–137, во новиот дел Пс 138–151, библиски песни, Оченаш, Утринска песна (Doxologia maior) и почеток од Чинот на вечерната. Текстот е препишуван од повеќе лица и по јазичните особености се лоцира во Западна Македонија. Сразмерно добро ја чува моравската јазична норма (содржи и некои т.н. моравизми). Стариот дел повеќекратно е издаван, прв пат во 1883 г. од Л. Гајтлер (L. Geitler), и за него постои богата литература.



Од глаголичкиот ракопис Синајски псалтир (XI в.)

ЛИТ. (избор): С. Северьянов, *Синайская псалтырь, глаголический памятник XI века*, Петроград, 1922, репр. Graz, 1954 (изд., стар дел, кир. транскр., index verborum); V. von Arnim, *Studien zum altbulgarischen Psalterium Sinaiticum*, Leipzig, 1930; М. Алтбауер, *Синајски псалтир*, Скопје, 1971 (фототип. изд., стар дел); И. Карачорова, *Към въпроса за Кирило-Методиевия старобългарски превод на псалтира*, Кирило-Методиевски студии 6, София, 1989, 130-245 (со богата библиографија); C. M. MacRobert, *The textual Tradition of Church Slavonic Psalter up to the Fifteenth Century*, Interpretation of the Bible, Ljubljana–Sheffield, 1998, 921–942; F. V. Mares (red.), *Psalterii Sinaitici pars nova (monasterii s.Catharinae codex slav. 2/N)*. Ad editionem praeparaverunt P. Fetková, Z. Hauptová, V. Konzal, L. Pacnerová, J. Svabova, sub redactione F. V. Mares, Wien, 1997 (изд., нов дел, кир. транскр., крит. апарат, index verborum). Зд. Р.

**СИНАНИ, Азир** (с. Арнакија, Скопско, 1927) – работник. Бил учесник во НОАВМ (1944) и демобилизиран како резервен поручник на ЈНА. По Ослободувањето ја завршил Средната партиска школа во Скопје и бил на разни должности во народната власт (1944–1951), а потоа народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ. С. Мл.

**СИНАНИ, Етиш** (с. Ваксинце, Кумановско, 1914) – рударски надзорник во Рудникот за хром „Лојане". Пред Втората светска војна му припаѓал на напредното работничко движење. По Ослободувањето, како рудар, бил народен пратеник во Соборот на производителите на Народното собрание на НРМ и член на Пленумот на Синдикатот на металците на Југославија. С. Мл.



Музичката група „Синтезис"

**„СИНТЕЗИС"** – македонска музичка група. Формирана е во 1995 г. (првото име ДД „Синтезис"). Комбинирајќи ја македонската традиционална музика со модерните аранжмани, создава специфичен стил во кој народните инструменти (гајда, кавал, зурла, тапан, тамбура) звучат заедно со современиот синтесајзер. Групата одржала над 100 концерти низ целиот свет и учествувала на голем број светски реномирани фестивали. Од своето прво ЦД (DD Synthesis, 1997), има реализирано вкупно пет ЦД и ДВД-изданија. М. Кол.

**СИОН, Исак** (Солун, 16. IV 1916 – Белград, 28. V 1994) – банкарски чиновник, комунистички деец, партизански борец и политичар; Евреин. Во 1920 г. со семејството се преселил во Штип. Ја завршил Државната трговска академија во Скопје, студирал на Високата економско-комерцијална школа во Загреб, а потоа бил службеник во филијалата на Државната хипотекарна банка во Љубљана (од 1936). Бил активист на СБОТИЧ и член на КПЈ (од 1940). По Априлската војна (1941) се вратил во Штип и се вклучил во НОБ (1941) како член на МК на КПМ (април 1942 – март 1943). Го избегнал собирањето и депортацијата на Евреите (9. V 1943) и бил борец во НОПО „Гоце Делчев" (19 – 21. V 1943), во Шарпланинскиот НОПО (од 16. IX 1943) и во Кумановскиот НОПО (од 10. XI 1943) и заменик политички комесар на чета и баталјон на Третата македонска НОУБ (од февруари 1944). Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ, а потоа е упатен за член на Обласниот комитет на КПМ во Штип (од август 1944) и бил секретар на Окружниот комитет на КПМ во Струмица. По Ослободувањето бил член на ЦК на КПМ, генерален секретар на претседателот на Владата на НРМ, одговорен уредник на органот на ЦК на КПМ „Партиски живот", вицегувернер на Народната банка на ФНРЈ во Белград, претставник на Сојузната стопанска комора во Лондон и др. Автор е на повеќе трудови од областа на монетарниот систем. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Струмица и Струмичко во НОВ 1943-1945.* Материјали од научниот собир одржан во Струмица на 26 и 27 април 1982 година, Струмица, 1983; Д-р Александар Матковски, *Историја на Евреите во Македонија,* Скопје, 1983; *Штип и Штипско во Народноослободителната војна 1941-1945.* Прилози од научниот собир одржан на 17, 18 и 19 мај 1990 во Штип, книга 1-4, Скопје 2000-2001. С. Мл.

**СИПКИ** (Paridae, Aegithalidae, Timalidae, Remizidae) – фамилии мали птици од подредот птици-пејачки (Oscines), кои не се преселни. Во Македонија се присутни 10 видови.


Сипка

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series", 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**СИРМА ВОЈВОДА** (Крстева Стрезова) (с. Тресонче, Дебарско, 1776 – на пат од Прилеп за Варош, Прилепско, 1864) – војвода на ајдутска дружина. Според народните песни, откако ги надминала сите 70 свои соборци во ајдутските вештини, била избрана за војвода. Дејствувала како народен заштитник од турските насилници и албанските качаци главно на планините Стогово и Крчин. Поради стапување во брак со бајрактарот на четата Велко Спиров (од Крушево), се повлекла од ајдутскиот живот (1818) и со него живеела во Прилеп. Со неа, како 80-годишна старица, се сретнал и Димитар Миладинов (1856/7). Била убиена од прилепските Турци. Опеана е во неколку народни песни.

ЛИТ.: Апостол Поп-Јовановски, *Сирма војвода,* Скопје, 1970, 4.; Илија Јордановски, *Сирма војвода,* Скопје, 1980, Иван Чаповски, *Сирма војвода,* „Културен живот", бр. 10, Скопје, 1989 и „Нова Македонија", XXXVII, 12240, Скопје, 19. II 1989, 10. С. Мл.

**СИРНА НЕДЕЛА** – именување на седмицата пред Прочка, од Месопусната недела до Проштени (Велики) поклади. Тогаш се започнува за Прочка, не се јаде месо, туку само млечни производи. Поради тоа, оваа недела се вика и Бела недела. Во понеделникот од оваа недела (Сирни понеделник) се оди на гумното, со топеница и кисело млеко, се трча од едниот до другиот крај на гумното и се вика: *Ела ветре да јајме топејница, / в лето да дојш да вејме пчејница, / југу, југу, југу...* Се верува дека со тоа ќе се обезбеди ветер во летото кога се врши и се вее житото.

ЛИТ.: Наум Целаковски, *Дебарца, обреди и обредни игри,* Скопје, 1984 М. Кит.

**СИРОМАШТИЈА.** Според статистичката служба на Европската унија „Евростат", како сиромашни се сметаат лица, домаќинства и групи лица, чии ресурси (материјални, културни и социјални) се на такво ниво што ги исклучува од минимално прифатливиот начин на живеење во земјата во која живеат. Проблемот на сиромаштијата во основата е поврзан со четири теоретски концепти: концептот на доходовна (монетарна) сиромаштија; концептот на основни потреби; концептот на способности и концептот на човеков развој. Најчеста примена во практиката има концептот на доходовна (монетарна) сиромаштија. Според овој концепт, поединецот или домаќинството се смета за сиромашно ако остварениот приход или потрошувачка е под определен праг (линија) на сиромаштија. Нивото на сиромаштијата се пресметува врз основа на утврден апсолутен, релативен и/или субјективен праг на сиромаштијата. Најчесто користени доходовни (монетарни) мерила на сиромаштијата се: главниот збирен индекс, индексот на длабочина на сиромаштијата и индексот на острина на сиромаштијата. Главниот збирен индекс, или „стапката на сиромаштијата", го покажува процентот од вкупното население, чиј приход или потрошувачка per capita е под прагот (линијата) на сиромаштијата. Индексот на длабочината на сиромаштијата претставува просечен дефицит на приходот на целата популација (не само на сиромашните лица), односно агрегиран дефицит на приходот на сиромашните лица во однос на прагот на сиромаштијата, поделен со вкупното население. Индексот на острината на сиромаштијата е блиско и поврзано мерило со индексот на длабочина на сиромаштијата, со таа разлика што при агрегацијата им придава поголема тежина на лицата што се подалеку од прагот на сиромаштијата (најсиромашните) во однос на лицата што се поблиску до него (помалку сиромашните). Стапката на сиромаштијата во РМ изнесува околу 30% и во однос на преттранзиционит период е речиси двојно зголемена. Податоците за висината на главниот збирен индекс и индексот на длабочината на сиромаштијата, при утврден релативен праг на сиромаштијата на ниво од 70% од медијалната еквивалентна потрошувачка на домаќинствата, за периодот 1997–2004, се дадени во следнава табела:

***Сиромаштијата во РМ, релативен метод (1997-2004)***

| | 1997 | 1998 | 1999 | 2000 | 2001 | 2002 | 2003 | 2004 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Главен збирен индекс | 19,0 | 20,7 | 21,0 | 22,3 | 22,7 | 30,2 | 30,2 | 29,6 |
| Индекс на длабочина на сиромаштијата | 4,6 | 5,1 | 5,7 | 6,0 | 5,4 | 9,3 | 9,4 | 9,4 |

Извор: Државен завод за статистика, 2005 г.

Кон крајот на 2000 г., РМ склучи аранжман со ММФ, кој претставуваше комбинација од два вида заеми: EFF (Extended Fund Facility) и PRGF (Poverty Reduction and Growth Facility), кои во вкупниот аранжман учествуваа со 70% и 30%, респективно. Како корисник на кредит од ММФ под PRGF услови и кредитна линија од Светската банка под IDA

услови, Македонија беше обврзана да подготви Национална стратегија за намалување на сиромаштијата. Но, заради воената криза од 2001 г., Владата не успеа да ги исполни зацртаните таргети поставени во аранжманот, така што во ноември 2001 г. тој беше прекинат, а Македонија веќе не беше обврзана да ја презентира Стратегијата пред бордовите на ММФ и на Светската банка. И покрај тоа, 2002 г., без разлика на неговиот статус и наслов, пред домашната јавност беше презентиран документот „Национална стратегија за намалување на сиромаштијата во Република Македонија".

ЛИТ.: M. Ravallion, Poverty – Concepts and Measures, Development Research Group, The World Bank, Washington D.C., 2000; E. Thorbecke, *Conceptual and Measurement Issues in Poverty Analysis*, WIDER Discussion Paper No. 2004/04. Helsinki: UNU-WIDER, 2004. Д. Е.

**СИРОПАЈОНЦИ** (Siropaiones) – пајонско племе што ја населувало територијата на левиот брег на долниот тек на р. Стримон. Ги спомнува Херодот во делото *Историја* (V в. пр.н.е.). По персиското покорување на Пајонија, по наредба на персискиот крал Дареј I, тие биле преселени во Азија (511 пр.н.е.). Оние што останале веројатно се приклучиле кон пошироката пајонска заедница, бидејќи подоцна не се спомнуваат одделно.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* rec. C. Hude, ed. tertia, Oxonii, 1927.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**СИРОПУСНА НЕДЕЛА** – именување на седмицата една недела по Месопусната недела. Овој празник се вика и Велики или Сирни Поклади – Прочка. Тогаш последен пат се мрси и се јадат млечни производи пред Велигденскиот пост. М. Кит.


Канал за одводнување во Скопско Поле

**СИСТЕМИ ЗА ОДВОДНУВАЊЕ во РМ** – покриваат 82.195 ha. Потребата за нивна изградба била согледана одамна на повеќе подрачја во Македонија. Првите работи започнале во Скопско Поле, во 1929 г., а интензивно продолжиле во 1959 (6.600 ha) г. Во истиот период се интензивирани работите на одводнување на Пелагонија (54.150 ha) и на Струмичко Поле (9.000 ha). Покрај овие, се изградени и системите во Струшко Поле (2.680 ha), Овче Поле (1.700 ha), Преспанско Поле (1.800 ha) и во ХМС Брегалница (6.000 ha). Актуелната состојба на системите за одводнување налага интензивни активности за одржување, реконструкција и рехабилитација, како и доградба на деталната мрежа за одводнување. Ст. Дод.

**СИФИЕВА ЦРКВА** – в. *„Свети Никола"*.



Домот „Сју Рајдер" во Скопје

**„СЈУ РАЈДЕР"** (SUE RYDER CARE) – специјализирана установа во Скопје за палијативно згрижување, која обезбедува хумана и достоинствена грижа на болни во терминалниот стадиум на болеста. Формирана е во 1998 г. со капацитет од 75 кревети со партнерство меѓу Владата на РМ, фондацијата Sue Ryder Care и Европската унија. Од 2007 г. во нејзин склоп функционира и палијативно згрижување во домашни услови за Град Скопје. Интегрирана е во здравствениот систем на државата. Д. С.-Б.

**СКАКУЛЕЦ, ЗЕЛЕН** (*Tettigonia viridissima* L.) – правокрилен инсект. Има добро развиени трети нозе за скокање. Достигнува должина до 3,5 cm. Пипалата му се подолги од телото и се свртени наназад. Телото му е зелено. Кога е во зелена средина (трева, гранки, лисја) не се забележува и сосема е заштитен. Активен е преку ден. Се среќава по ливади и ниви во текот на летото и есента. Распространет е во цела Македонија.


Зелен скакулец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СКАКУЛЕЦ, ИТАЛИЈАНСКИ** (*Calliptamus italicus* L.) – правокрилен инсект. Има развиен и долг трет пар нозе за скокање. Телото е кафеаво-сиво со светли дамки. Женката полага јајца во земја, каде што презимуваат. Скакулецот е активен од јули до октомври, се храни со разни треви. Познат е како штетник во македонското полјоделство (ги опустошува полињата), кога во оптимални услови настанува пренамножување на видот. Распространет е во Јужна Европа, во Турција и во Средна Азија.


Италијански скакулец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СКАКУЛЕЦ, МАРОКАНСКИ** (*Dociostaurus maroccanus* Thunb.) – правокрилен инсект. Има добро развиен трет пар нозе, приспособен за скокање. Овој скакулец се појавува во големи популации по полиња, ливади и ниви, каде што предизвикува големи штети на културните растенија, како и на целиот растителен свет. Распространет е во Северна Африка од Мароко до Египет. Кога се пренамножува мигрира и во Македонија, масовно ги населува и ги пустоши полињата.


Марокански скакулец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СКАКУЛЦИ** (*Saltatoria*) – правокрилни инсекти. Имаат силно развиени задни нозе, дебели и вдолжени, приспособени за скокање, по што и го добиле името (*saltare* лат. = скока). Предните крилја им се хитинизирани и кожести, а задните се тенки и склопени под предните. Усниот апарат им е приспособен за грицкање. Кај повеќето видови женките имаат долга легалица за полагање јајца во земја, а мажјаците произведуваат карактеристичен звук на црцорење. Во светот се познати преку 20.000 видови. Во Македонија најпознати се: *зелениот скакулец* (*Tettigonia viridissima* L.), *мароканскиот скакулец* (*Dociostaurus maroccanicus* Thunb.), *италијанскиот скакулец* (*Calliptamus italicus* L.), *домашниот попец* (*Gryllus domesticus* L.), *полскиот попец* (*Gryllus campestris* L.), *шумскиот попец* (*Nemobius sylvestris* Bosc) и *ровецот* (*Gryllotalpa grylotallpa* L.).

ЛИТ.: S. Matvejev, *Orthopteroidea (Insecta)*, Catalogus Faune Jugoslaviae, Acad. Sci. Art. Slov., Ljubljana, 1967, III/6: 1-47; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedo-*

*nia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003.
В. Т. К. – М. Кр.


Марија Скаловска-Мирчов

**СКАЛОВСКА-МИРЧОВ, Марија** (Каравуково, Србија, 1. III 1929 – Скопје, 24. I 2005) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на Македонскиот народен театар. Пеење учела приватно, а во 1950 г. е ангажирана како солист во Операта на Српско народно позориште во Нови Сад. Во 1952 добива ангажман во Операта на МНТ, каде што останала до 1975 г. Поседувала мек и топол лирски глас, емотивно богат во својот израз. Била постојан гостин на Белградската опера, а гостувала и во Романија, Бугарија и Германија. Остварила повеќе од 25 улоги од класичниот и домашниот оперски репертоар, од кои позначајни се: Дездемона *(Отело)*, Маргарета *(Фауст)*, Гула *(Еро од оној свет)*, Татјана *(Евгениј Онегин)*, Елизабета *(Дон Карлос)*, Ирена *(Цар Самуил)*. Се занимавала и со педагошка дејност, а реализирала и голем број снимки за радио и ТВ. Ф. М.


Тодор Скаловски

**СКАЛОВСКИ, Тодор** (Тетово, 21. I 1909 – Скопје, 1. VII 2003) – композитор и диригент. Еден од најистакнатите претставници на првата генерација македонски композитори. Својата дејност на полето на музиката ја започнал веднаш по школувањето во Белград (кај професорите К. Манојловиќ, М. Милоевиќ и Ј. Славенски). Работел како наставник и диригент, а активен бил и во времето на Втората светска војна. Главниот придонес во македонската музичка култура го дал по Војната, кога учествувал во формирањето и работата на клучните музички институции во Македонија. Во неговиот дом, кон крајот на 1944 г., се одржал основачкиот состанок на првиот Симфониски оркестар од кој подоцна (1950) израснува Македонската филхармонија. Тој е негов прв диригент. Во 1947 г. бил поставен за прв директор и диригент на новоформираната Опера. Истовремено учествувал во основањето на Друштвото на музичарите на Македонија (подоцна СОКОМ и СМУМ). Од 1975 г. станал редовен член на МАНУ. Автор е на неколку десетини композиции, главно хорски, но и инструментални – камерни, солистички и, во помала мера, оркестарски. Највисоките дострели ги остварил на полето на хорската музика („Македонско оро“, 1943; „Величанија Кирилу и Методију“ и др.). Од другите негови композиции особено успешна е Суитата за глас, хор и инструментален состав „Балтепе“. Пројавил и богата изведувачка (диригентска) активност. М. Кол.


Георги Кастриот Скендербег

**СКЕНДЕРБЕГ, Георги Кастриот** (Кроја, 1405 – Леш, јануари 1468) – албански благородник, син на Иван и на Воисава, водач на востание против Османлиската Империја (1443–1468). Како момче бил однесен како заложник во Цариград. Таму го примил исламот и направил кариера. Бил добар војсководец, па затоа го добил името Скендербег (по Александар Македонски). И по примањето на исламот, му останал верен на христијанството и на својата земја. По поразот на османлиите од Унгарците кај Ниш (1443), со триста свои приврзаници се вратил во Албанија и кренал востание против османлиската власт (1443) со центар во Кроја, кое зафатило и делови од Западна Македонија (Дебарско-струшката област). Ги обединил албанските благородници (Дукаѓини, Музаки, Топии, Аријанити и др.), формирал воен сојуз (лига) во Леш (1444) и бил прогласен за капетан на Албанија. Со поддршка и со помош од западноевропските христијански земји (Венеција, папата, Неаполското Кралство, Унгарија, Дубровник и др.), дваесет и пет години успешно им се спротиставувал на Османлиите, победувајќи ги во многу битки. Станал вазал на Неаполското Кралство (1451), од каде што му доаѓала најголема помош и поддршка. Починал ненадејно во Леш (1468) и бил погребан во тамошната црква „Св. Никола“.

ЛИТ.: Ј. Радоњић, *Ђурађ Кастриот Скендербег и Арбанија у XV веку (историска грађа)*, Београд, 1942; F. Noli, *Historia e Skënderbeut, Gjergj Kastriotit, Mbretit të Shqipërisë 1412–1468*, Boston, 1921. К. Аџ.

**СКИЈАЊЕТО ВО МАКЕДОНИЈА.** Се јавува организирано со основањето на скијачките секции во Скопје, Тетово, Крушево, Гостивар, Битола, Маврово и други места (од 1927). Во 1935 нив ги


Скијачкиот центар Попова Шапка

имало и во 4 соколски друштва. Изградени се 9 планинарско-скијачки домови (1930–1940). Курсеви за учители по скијање завршиле Гого Попов, Франц Петрин и Александар Баубин, за инструктори 16 лица, меѓу кои Коста Каламарас, Борис Алтипармак, Цоне Аврамовски, Микле Најденовски и други (1938), а за скијање 14 (1940). Во овој период натпреварите во трчање, спуст и слалом имале пред сè локален карактер. По Ослободувањето се пристапило кон основање скијачки организации во Скопје, Тетово, Битола, Крушево, Прилеп и во други градови. Била вршена обнова на домовите и нивното проширување (1945–1948), изградба на нови објекти и на скијачкиот центар во Маврово „Заре Лазаревски“. Бил основан Скијачки сојуз на Македонија на чело со Михајло Апостоски (1949) – сега Федерација (од 2002). Републички првенства се организираат секоја година (од 1946) – *Шарпланински куп* (од 1947), *Мавровски меморијал* (од 1960), а биле одржани и југословенски, балкански и други првенства и натпревари.

ЛИТ.: Мирчо Савоски, *Развојот на скијањето во Вардарска Македонија од 1919–1957,* Скопје, 2002. Д. С.

**СКЛАВИНИИ** – територии населени со словенски племиња, самостојни политичко-територијални, полудржавни организации, независни кнежества. Имале сопствена управа и посебна воена организација. На чело стоеле избрани водачи, именувани како архонти, егзарси, рексови и др. Во секоја склавинија обично било населено само едно племе. Во Македонија во VI–VII в., биле формирани склавинии на Берзитите, Сагудатите, Драговитите, Вајунитите и др. Покрај Словените живееле и староседелци, кои во почетокот не се мешале со Словените. Македонските склавинии преземале заеднички напади на Солун (586, 614–616, 618, 674–677) и на Цариград (626). Византијците презеле походи за потчинување на склавиниите во Македонија (VII–VIII в.). Во борбите со Византија поголемиот дел од македонските склавинии ја признале византиската врховна власт. Другите, во внатрешноста, ја загубиле самостојноста по паѓањето на Македонија под бугарска власт (по сред. на IX в.).

ЛИТ.: Стјепан Антолјак, *Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1985. К. Ац.

**„СКОК“** – неделен спортски илустриран магазин, првиот број се појавил на 28 август 1991 г. во Скопје. Издавач: НИП „Нова Македонија“, главен уредник Мирослав Наумовски. До 8 септември 1999 г. се отпечатени 420 броја, по што ревијата се трансформирала во дневен спортски весник што опстанал до септември 2003 г. Главен уредник Миодраг Мицковиќ. По ликвидацијата на НИП „Нова Македонија“, брендот го откупил Зоран Михајлов, издавач и главен уредник, но и неговата ревија „Скок плус“ набрзо згаснала. Од 28 август 2006 г. се појави електронско издание на „Скок“. Издавач Димитар Ташев, главен уредник Мијалчо Дургутов. Б. П. Ѓ.



Магазинот „Скок“

**СКОК, Петар** (Јурково Село кај Жумберк, Хрватска, 1. III 1881 – Загреб, 3. IV 1956) – хрватски лингвист, ономастичар со светски глас. Од 1892 г. до 1900 г. учел гимназија во Карловац. На Универзитетот во Виена (1900–1904) студирал романска и германска филологија. Бил средношколски професор во Бања Лука и библиотекар во Покраинскиот кралски музеј во Босна и Херцеговина. Од 1919 г. до пензионирањето (1952) работел како универзитетски професор на Филозофскиот факултет во Загреб. Во младоста се занимавал со литература, а подоцна најмногу со лингвистика. Дал исклучителен придонес во повеќе области: романистиката, јужната славистика, кроатистиката, балканистиката, народниот латинитет, етноисторијата, контрастивната лингвистика. На научен план ја докажувал посебноста на македонскиот јазик во светлината на балканските јазици, бугарскиот и српскиот, во полемика со бугарскиот лингвист П. Младенов.

БИБЛ.: *Етимологијски рјечник хрватскога или српскога језика*, Загреб, ЈАЗУ, 1971–1973; *Славенство и романство на јадранским отоцима.* Топономастичка истраживања, 1–2, Загреб, 1950; *Из румунске литературе о балканским Власима*, „Гласник Скопског научног друштва“, Скопље, II, 1–2, 1927; III, 1, 1928.

ИЗВ.: Архив на Одделот за романистика на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Загреб, *Зборник у част Петру Скоку о стотој обљетници рођења (1881–1956).*

ЛИТ.: Селак Самарџија, *Лексикон хрватскога језика и књижевности*, Пергамена, Загреб, 2001. Љ. Сп.

**СКОЛИИ** (*Scoliidae*) – големи ципокрилни инсекти. Нивните ларви паразитираат на други крупни инсекти. Женките се разликуваат од мажјаците по големината и по формата, имаат и свиени антени, по што го добиле името (*skolios* гр. = крив, свиен), а крилјата им се рудиментирани или се без крилја. Најчест вид во Македонија е *големата сколија* (*Scolia flavifrons* Fabr.); женката од овој вид пронаоѓа ларви од крупни тврдокрилци, ги парализира и на нив полага јајца.


Голема сколија

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетниците животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СКОЛОВРАНЦИ** (Sturnus) – род мали птици од фамилијата сколовранци (Sturnidae), од кои во Македонија се среќаваат два вида: обичен сколовранец (Sturnus vulgaris) и розов сколовранец (Sturnus roseus).


Обичен сколовранец

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**СКОПЈЕ** – главен и најголем град во РМ, со 467.257 ж. (2002). Се наоѓа во Скопската Котлина, од двете страни на р. Вардар, на надморска височина помеѓу 220 и 400 m. Зафаќа површина од 7.820 ha. Има многу поволна сообраќај-


Старо Скопје, гравура (XVII в.)


Скопје пред земјотресот (1963)

но-географска положба. Тој е гравитациски центар на целата држава. Од него водат современи патишта во повеќе правци, како: автопатиштата Скопје–Куманово, Скопје–Велес и Скопје–Тетово– Гостивар, потоа, магистралниот пат Скопје–Блаце, како и регионалниот пат Скопје–Козјак–Македонски Брод. Скопје е железнички сообраќаен јазол во Македонија, а кај Петровец постои и современ аеродром. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 12,0°С и просечна годишна количина на врнежите од 502 mm.

Скопје е стар град. Во античкиот период бил главен град на Дарданија. Под името Скупи Птоломеј го спомнува во II в. од н.е. Тогаш градот лежел под Зајчев Рид помеѓу денешните населби Бардовци и Злокуќани. Во времето на Римјаните имал големо стратешко значење и во него била сместена седмата римска легија. Голема природна катастрофа Скупи го погодила во 518 г., кога било разурнато од земјотрес. Населението не ја обновило старата населба, туку на просторот меѓу Калето и Гази Баба од двете страни на р. Серава подигнало нова населба. Таа брзо се развивала, особено во времето на цар Јустинијан (527–565), кога станала повеќеилјаден


Офицерскиот дом во Скопје по земјотресот (1963)

и добро уреден град. При крајот на VII в. (695) го зазеле Словените и му го дале името Скопје. Во времето на Самуиловата држава се спомнува како епископско седиште. Кон крајот на XIII в. (1282) влегува во состав на средновековната српска држава. Цар Душан го прогласува за своја престолнина и во него го донесува познатиот Душанов законик.

Од 1392–1395 г. до 1912 г. е под власта на Турција. Во тој период градот добива турско-ориентално обележје. Стопански брзо се развива, особено во XVI и XVII в., кога станува еден од најразвиените и најголемите градови во Европска Турција. Градот станува значаен занаетчиски и трговски центар. За сместување на трговците и нивната стока биле подигнати повеќе караван сараи и анови, како Куршумли-ан, Сули-ан, Капан-ан и др. Патеписецот Евлија Челебија Скопската чаршија ја споредува со онаа во Цариград. Во С. имало 12.000 куќи со околу 60.000 ж., потоа 2.150 дуќани, еден безистен, 70 јавни амами (бањи), 120 џамии, и повеќе беговски конаци и сараи. Трговските каравани редовно одржувале врски со Солун, со Белград и со Дубровник. Меѓутоа, во 1689 г., во времето на Австро-турската војна, градот доживува втора катастрофа, бил запален од страна на австрискиот генерал Пиколомини и наполно уништен. Населението го напуштило градот, при што едни (главно Турци) се населиле дури во Цариград, каде што го основале Ускуб маалото, а други (најголем дел Македонци) се придружиле на миграцискиот бран на Арсение Црноевиќ и се отселиле далеку на север во Панонската Низина. Од тие причини во текот на XVIII в. градот опаднал, така што патеписецот Божур наведува дека имал само 5-6000 ж.

Во XIX в. градот повторно почнува да се развива. Веќе во средината на векот станал голем трговски центар, а Хан забележил дека броел 20.800 ж. Меѓу двете светски војни С. бил административен центар на тогашната Вардарска бановина. Од бугарската и германската окупација е ослободен во 1944 г. Во него е прогласена првата народна влада на Федерална Македонија и Скопје станува нејзин главен град.

Во 1963 г. градот ја доживува последната катастрофа. На 26 јули го погодил силен земјотрес, кој уништил 80% од станбениот фонд и загинале 1.070 ж. Благодарение на самопрегорот на своите жители и несебичната помош од цела Југославија, како и од ООН и од 87 земји од светот, С. било брзо обновено. Во текот на XX в. населението во градот, со мали прекини, е во постојан пораст. Така, во 1900 г. во него живееле 31.900 ж., во 1953 г. 124.476 ж., а во 2002 г. 467.257 ж. Покрај Македонците, чиј број, според последниот попис, изнесува 332.778 ж., во С. живеат и претставници на повеќе етнички заедници. Најголем број од нив се од албанската етничка заедница – 71.483 ж., потоа следуваат Ромите – 23.202 ж. па Србите – 14.251 ж., Турците – 8.549 ж., Бошњаците – 6.465 ж., Власите – 2.546 ж., а како останати се декларирале 7.983 ж.


Сегашна панорама на Скопје

Градот административно-територијално е поделен на 10 општини, кои зафаќаат вкупна површина од 57.146 ha, со 52 населени места, во кои живеат 506.962 ж. Поради својата погодна географска положба, бурното историско минато и големата населеност, С. денес претставува најразвиен стопански, културно-просветен и политички центар во РМ. Во него е концентрирана повеќе од една третина од индустријата во Републиката, тука од областа на црната металургија е Железарницата, од хемиската индустрија е „ОХИС", од петрохемиската индустрија е Рафинеријата за нафта „ОКТА", од фармацијата е „Алкалоид", од неметалната индустрија е Фабриката за цемент „УСЈЕ" и др. С. е седиште и на бројни политички, општествени, културно-просветни и здравствени институции, како: Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", МАНУ, повеќе научни институции и музеи, како: Музеј на Македонија – Археолошки, Етнолошки и Историски, Природонаучен музеј, Музеј на Град Скопје, Музеј на Старата скопска чаршија, Музеј на современата уметност, неколку уметнички галерии, театри и библиотеки. Од богатиот историско-урбан развиток на градот, а како сведоштво од културното минато, се зачувани низа значајни културно-историски споменици: античкиот град Скупи, Калето, Камениот Мост, Аквадуктот, црквата „Св. Спас", повеќе џамии, Старата чаршија и бројни споменици од НОБ. Во околината на С. постојат исто така повеќе културно-историски споменици, меѓу кои позначајни се: „Св. Пантелејмон" во с. Нерези (1164), Марковиот манастир јужно од с. Сушица, манастирот „Св. Никита" кај с. Бањани, манастирот „Св. Андреј" на брегот на езерото Матка, манастирската црква „Св. Архангел и Гаврил" над с. Кучевиште, црквата „Св. Никола" во с. Љуботен и др.

ЛИТ. : Јован Хаџи Васиљевић, *Скопље и његова околина,* Београд 1930; Антоние Николовски, Димитар Корнаков, Коста Балабанов, *Споменици на културата во НР Македонија*, Скопје 1961; Митко Панов, *Скопје*, Географски видик, бр.1, Скопје 1970; Ристо Галиќ, Тихомир Арсовски, *Скопје 1963-1973*, Скопје 1973; Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002 – кн. X, ДСЗ, Скопје 2004. Ал. Ст.

**„СКОПЈЕ", ИСЕЛЕНИЧКИ КЛУБ** (Детроит, Мичиген, САД, 1999 >) – клуб на новодојдени македонски доселеници од Скопје и Скопско и други доселени Македонци, нивни познати и пријатели. Развива разни активности. Сл. Н.-К.

**СКОПСКА АРТИЛЕРИСКА БРИГАДА** (с. Лисиче, Велешко, септември – Скопје, втората половина на ноември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. При повторното заземање на Прилеп од германските сили (20. IX 1944) артилерискиот дивизион на Стјепан Златар се повлекол кон с. Лисиче (Велешко) и тука послужил како јадро за формирањето на Бригадата со командант Киро Спасовски, а располагала со 4 хаубици од 105 mm, М-13. Учествувала во Ослободувањето на Македонски Брод, Прилеп и Велес, при што кај с. 'Рлевци запленила еден германски топ од 75 mm со камион и муниција. По Ослободувањето на Скопје, при реорганизацијата на воените единици, пристигнала во Скопје и влегла во составот на Првата македонска артилериска бригада.

ЛИТ: Д-р Марјан Димитријевски, *Македонија во антифашистичката војна (1944–1945)*, Скопје, 1995; истиот, *Македонската војска 1944–1945* (Преглед на Главниот штаб, бригадите, дивизиите, корпусите и V југословенска армија), Скопје, 1999, 157–158. С. Мл.

**СКОПСКА ЕПАРХИЈА** – православна епархија. Во IV в. Скупи било митрополитско седиште, долго време под јурисдикцијата на солунскиот архиепископ. Со повелбата на Јустинијан I (15. IV 535) била основана самостојна црква Јустинијана Прима (до 545 г.). Во времето на Самуиловото Царство епархијата ѝ била потчинета на Охридската архиепископија. Со паѓањето на Скопје под Византија (1002), епархијата дошла под јурисдикцијата на Цариградската патријаршија. Во текот на 1282 г. Скопската епархија ја освоил српскиот крал Милутин. По паѓањето на Македонија под власта на османлиите, епархијата дошла во составот на Охридската архиепископија. При возобновувањето на Пеќската патријаршија (1557), Скопската епархија ѝ била нејзе присоединета и останала до нејзиното укинување (1766), по што ѝ била потчинета на Цариградската патријаршија. Во почетокот на XX в. Скопската и другите епархии од Вардарскиот дел на Македонија влегле во составот на Српската православна црква, освен во времето на бугарските окупации (1915–1918 и 1941–1944), кога била под јурисдикција на Бугарската православна црква. Од возобновувањето на Охридската архиепископија (1958, 1967) како Македонска православна црква, Скопската епархија е во нејзиниот состав, а Скопје е седиште на Архиепископијата.

ИЗВ. и ЛИТ.: И. Снѣгаровъ, *Скопска епархия*, София, 1939; Л. Милеусниќ, *Азбучник Српске православне цркве*, Београд, 1993; Ј. Белчовски, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1986. Ал. Тр.

**СКОПСКА КОТЛИНА** – се протега во северниот дел на Повардарјето, целосно во Вардарската тектонска зона. Претставува длабока и спуштена потонатина по должината на раседните линии. Таа е заградена од сите страни со висока планинска рамка и тоа: Скопска Црна Гора на север, Жеден на запад и масивот на Јакупица (Мокра) на југ. Единствено спрема исток е малку пониската Градиштанска Планина (861 m). Со Полошката Котлина е поврзана преку Дервенската Клисура и Преграбенската Долина – Тетовска Суводолица; со Велешката Котлина преку Таорската Клисура, со Кумановската Котлина преку Романовечкиот Превал, а преку Качаничката Клисура на Пчиња со Косово. Зафаќа површина од 1.924 km² и се издига од 225 m, како најниска точка во котлината, до 2.540 m како највисока точка. Рамничарскиот дел или дното на Котлината зафаќа површина од 26.100 ha и се наоѓа на п.н.в. од 300 m. Со планината Водно е поделена на два дела: Скопско Поле на север со правец на протегање сз–ји и басенот на Маркова Река на југ со правец на протегање исток–запад. Скопската Котлина е формирана со тектонските движења во неоген-еоценот, а во миоценот со дополнителни тектонски движења е раздробена на раседи, а потоа моделирана со дејство на егзогените процеси. Котлината е исполнета со еоценски, миоценски, плиоценски и квартерни седименти што на некои места имаат дебелина повеќе од 1.600 m. Во котлината егзистирало Скопско Езеро, кое највисоко ниво имало на 900 m, а потоа ритмички се спуштало оставајќи траги во вид на абразиони тераси.

Во котлината се судираат два климатски типа: континентален од север и медитерански од југ, кон кои се приклучуваат и климатските влијанија од планините. Во Котлината е развиена густа хидрографска мрежа при што реката Вардар, со нејзините притоки Треска, Лепенец и Пчиња, е главна одводна артерија. Разновидните почви и другите природни фактори овозможуваат одгледување интензивни култури, во прв ред индустриски растенија, жита и др. Во Котлината е развиена најголемата градска населба Скопје.

ЛИТ.: П. Јовановић, *Рељеф Скопске котлине.* ГСНД, кн. 10, Скопје, 1931; А. Стојмилов, *Физичка географија на Р. Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.




Границите на Скопската епархија

**СКОПСКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1944 – ) – прв архијереј бил Архиепископот Охридски и Македонски Доситеј (1958–1981), а потоа архиепископите Ангелариј (1981–1986), Гаврил (1986–1993), Михаил (1993– 1999) и Стефан (од 1999). Скопската епархија има над 150 храмови и 20 ма-



Седиштето на Скопската епархија и Соборниот храм „Св. Климент Охридски“ во Скопје

настири. Најпознати манастири се: „Св. Пантелејмон“ во Нерези, „Св. Андреј“ и „Св. Богородица“ на Матка, „Св. Никола“ – Шишево, „Св. Димитриј“ – Сушица, „Св. Јован“ – Капиштец, „Св. Трифун“ – Говрлево, „Св. Никита“ – Бањани, „Св. Илија“ – Мирковци, „Св. Богородица“ – Побожје, „Св. Никола“ – Љубанци, „Св. Ѓорѓи“ – Кучково и др. Епархијата има 700.000 верници, 70 свештенослужители и 20 монаси и монахињи.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**СКОПСКА СОЦИЈАЛДЕМОКРАТСКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Скопје, 7. I 1909 – Скопје, 1918) – политичка партија со основна задача уривање на буржоаскиот поредок и воспоставување социјален демократски поредок, заснован врз општествена сопственост на средствата за производство. Во 1910 г. го издавала в. „Социјалистичка зора“ и потоа ги осудила завојувачките војни и поделбата на Македонија.

ЛИТ.: *Работничко и комунистичко движење во Македонија*, Скопје 1970. О. Ив.



У петак, 5 фебруара

Ленче Кумановче

Л И Ц А:

Програма за претставата „Ленче Кумановче“ во весникот „Скопска сцена“

**„СКОПСКА СЦЕНА“** (Скопје, 4. XI 1935 – 5. IV 1937) – илустриран уметнички и општествен весник, на српски јазик. Издавачи биле месниот Народен театар, кината, вариетеата и Општинскиот дом. Сопственик и одговорен уредник: Миливој Соколовиќ и Бранко Бесариќ.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 105. С. Мл.

**СКОПСКА ЦРНА ГОРА** – средновисока планина, која на територијата од РМ се протега со својот јужен дел. Се издига како хорст помеѓу: Скопската Котлина од југ, Кумановската од исток, Гниланската од север во Косово, Република Србија, и долината на реката Лепенец од запад. По нејзиното било се протега и границата помеѓу РМ и РС. Планината се протега во правец јз–си, со највисок врв Рамно (1.651 m). Таа е настаната со поместување. По должината на еден таков расед во околината на Никуштак дошло до излевање на лава. Составена е од кристалести шкрилци и еруптивни карпи, преку кои лежат мезозојски карпи и терциерни седименти. Со долината на Липковска Река е поделена на два дела: западен повисок и источен понизок, познат под името Карадак. На Скопска Црна Гора се наоѓаат извори на поголем број речни текови.

ЛИТ.: Т. Андоновски, И. Милевски, *Геоморфолошки карактеристики на Кумановската Котлина*, „Географски разгледи“, кн. 36, Скопје, 2001. Т. Анд.

**СКОПСКИ ВИЛАЕТ** – в. *Косовски вилает.*

**СКОПСКИ ЗАБАВЕН ФЕСТИВАЛ** – прв фестивал на популарна музика во Македонија, првпат одржан во 1968 г. Своите први чекори и афирмација на него направиле голем број автори (Д. Масевски, С. Димитров, Љ. Константинов, К. Костов, А. Џамбазов, Љ. Бранѓолица, Д. Ѓаконовски, В. Димитров и др.), како и најголемиот број од пејачите што во шеесеттите и седумдесеттите години на XX в. ја започнаа и ја градеа својата кариера (Д. Мијалковски, С. Петковска, Д. Панчетовиќ, М. Оџаклиевска и др.). Фестивалот во 1979 г. го имаше своето последно издание од првата етапа. Во 1994 г. СЗФ беше обновен и со прекини се одржуваше до 2004 г. Во овој период на него учествуваа плејада млади автори и пејачи (Љ. Мирковски, Г. Копров, Д. Димитров, како и О. Христовска, Л. Кочовска, Калиопи, Тијана, А. Јаневска, Т. Проески). М. Кол.

**СКОПСКИ ЗЕМЈОТРЕС** (Скопје, 26. VII 1963, 5 часот и 17 минути) – трет тектонски земјотрес во ова епицентрално подрачје, по настрадувањето на градот Скупи во непосредната близина (518) и Скопје (1555), овој пат со локална магнитуда 6.1. Истиот ден биле регистрирани уште 122 земјотреса. Од земјотресот имаше 1.070 загинати и 3.330 повредени граѓани (1.200 трајни инвалиди), а 85% од објектите беа урнати или тешко оштетени. Градот беше обно-



Скопска Црна Гора



Разрушената Железничка станица во Скопје (1963)

вен со сесрдна солидарност и помош од другите тогашни југословенски републики, ООН и 87 држави од светот.

ЛИТ.: Д-р Александар Матковски, Хроника на земјотресот во Скопје (26 јули 1963), Скопје, 1964. С. Мл.

**СКОПСКИ КОНГРЕС НА ТМОРО** (над с. Кнежево, Кратовско, 2/15. – 9/22. I 1905). Претседавал Ефрем Чучков. Расправал за идејната дејност на Организацијата, проект-уставите, правилниците за четите, финансирањето, надворешните влијанија и односот кон пропагандите. Биле разгледувани и економски и социјални прашања, состојбите во основното образование, хигиената и здравјето на населението.

ЛИТ.: Димитар Димески, *Конгресот на Скопскиот округ на МРО (јануари 1905 година)*, сп. „Историја", 1-2, Скопје, 1992. М. Мин.

**СКОПСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (месноста Чифлик во Скопскиот парк, 22. VIII 1941 – кај с. Злокуќани, Скопско, 2. XI 1941) – прва партизанска единица на НОБ. Бил формиран по одлуката на илегалното *Јунско партиско советување* на Скопската организација на КП во Македонија (22. VI 1941) за почеток на оруженото востание. Одредот бил формиран од 12 или 13 борци, главно од составот на петте дотогашни скопски диверзантски групи. Во неговиот борбен пат му се приклучиле вкупно 42 борци, со мешовит национален состав – Македонци, Срби, Албанци, Турци, Црногорци, Хрвати и Чеси. Веднаш по формирањето Одредот извршил диверзија на рудникот Радуша, по што заминал на пл. Водно, потоа во старата диверзантска база покрај Вардар (9. IX), па се префрлил на пл. Скопска Црна Гора (10. IX), каде што престојувал во малата пештера Лазаров Камен кај с. Чучер, Скопско (од 11. IX – првата половина на септември) и во манастирот „Благовештение" (18. IX – средината на октомври). Во месноста Горне Бавче (28. IX) бил одржан заеднички состанок на активистите на НОД од селата во Скопска Црна Гора, бил формиран првиот македонски Местен НОО во с. Чучер (4. X), ги испробале илегално изработените рачни бомби во Скопје, ги испитале објектите на железничката линија во Качаничката Клисура за евентуално минирање, убиле еден шумар, воделе борба со бугарската војска во реонот на Ѓорче Петров и ја подготвиле и ја извеле акцијата за ликвидирање на бугарските полициски агенти Мане Мачков и Круме Панков (7. X). Во месноста Бела Вода, од десната страна на р. Лепенец, положиле заклетва (18. X). Отежнатите услови за дејствување од притисокот на бугарската војска и полиција, суровата окупаторска пресметка со кумановските одреди (Козјачкиот и Карадачкиот) и Првиот прилепски НОПО „Гоце Делчев", како и претстојната зима, во Штабот на Одредот предизвикале колебања во однос на продолжувањето на дејствувањето на Одредот и била донесена одлука да биде расформиран (30. X 1941), па илегално влегле и се растуриле низ градот.

ЛИТ.: Александар Спасовски, *Скопски НОП одред,* Београд, 1971; Боро Трајковски, *Формирањето на Првиот скопски партизански одред,* „13 Ноември", бр. 10, Скопје, 1973, 11; *Скопје во НОВ 1941,* Материјали од Научниот собир одржан на 13 и 14 јуни 1972 година во Скопје, Скопје, 1973; Митре Инадески, *Првата година на НОВ и Револуцијата,* Скопје, 1973; Митре Инадески, *Хронологија на Скопје,* Скопје, 1974; Стоилко Ивановски, *Васил Антевски–Дрен,* Скопје, 1981; Крсто Здравковски, *Да не се заборави,* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982. С. Мл.



Чествување на местото на формирањето на Скопскиот народноослободителен партизански одред (22. VIII 2007)

**СКОПСКИ ПРАЗНИЧЕН МИНЕЈ** – пергаментен кирилски ракопис од XIII–XIV в., поврзан со глаголската писмена традиција. Во минатото се чувал во библиотеката на Скопската митрополија, но подоцна е однесен во Бугарија и се наоѓа во ракописната збирка на софиската Народна библиотека „Кирил и Методиј"


Факсимил од Скопскиот празничен минеј (XIII-XIV в.)

(бр. 468, Цонев, II, 522). Има 279 листови и содржи, покрај преводните химнографски текстови и оригинални литературни дела од жанрот на црковната поезија: Азбучни стихири за деновите пред Рождество Христово и за деновите пред Богојавление, со глаголска подредба на буквите, Служба за св. Константин–Кирил Филозоф, Служба за св. Методиј, Методиевиот канон за Димитрија Солунски, Канон за св. Климент Римски, Претпразнични трипеснеци за Рождество Христово од Климент Охридски, Канон за пренесувањето на моштите на св. Јован Златоуст (можеби Наумов), Канон за архангел Михаил од Константин Презвитер, Канон за Богојавление и Канон за Воведение Богородично.

ЛИТ.: Б. Цонев, *Опис на славянските ръкописи в Софийската народна библиотека*, II, София, 1923, 52–53; Климентина Иванова–Константинова, *Два неизвестни азбучни акростиха с глаголска подредба на буквите в среднобългарски празничен миней*, зб.: Константин–Кирил филозоф. Доклади от Симпозиума, посветен на 1100-годишнината от смъртта му, София, 1971, 341–365; Стефан Кожухаров, пѣти достоинь архистратига *(Новооткрито произведение на Константин Преславски)*, Литературознание и фолклористика. В чест на 70-годишнината на академик Петър Динеков, София, 983, 59–62; Стоја Поп-Атанасова, *Препис од оригинално Климентово дело во Скопскиот празничен минеј*, „Македонски јазик“, LIII, 2002, 55-66. Ѓ. П. Ат.

**СКОПСКИ ЏЕЗ ФЕСТИВАЛ** – еден е од најпознатите музички фестивали во Македонија што стекна меѓународна репутација. Покренат е во 1982 г. и од тогаш се одржува во својот редовен термин во третата недела од октомври. Својот европски углед го стекна благодарение на извонредните светски џез-музичари што во четвртвековната историја на фестивалот настапија на сцената во Скопје. Меѓу другите во СЏФ настапија и Реј Чарлс, Тито Пуенте, Херби Хенкок, Чик Кориа, Ал Ди Меола, Орнет Колмен и уште низа великани на светските џез-сцени. СЏФ беше и промотор на голем број европски џез-музичари, како Јан Гарбарек, Јоаким Кун, Ричард Галиано и др. М. Кол.


Плакат од јубилејното 25-то издание на Скопскиот џез фестивал (2006)

**СКОПСКО КРАИШТЕ** – привремена османлиска воено-административна единица, основана по 1391/92 г. Прв краишник (учбег) бил пашата Јигит-бег, наследен од потомците Исхак-бег и Иса-бег. Постепено се проширило над Рашка и во некои делови од Србија и од Босна (составено од седум вилаети). Расформирано по заземањето на Босна (1463).

ЛИТ.: Д. Ѓорѓиев, *Скопје од турското освојување до крајот на XVII век*, Скопје, 1997. Б. Петр.

**СКОПСКО ЛЕТО** – културна манифестација. Се одржува секое лето во Скопје (од 21. VI до 2. VIII), на бројни локации во градот. Опфаќа повеќе области: класична музика, џез и соул, фолклор, балет, театар, филм, архитектура, ликовни изложби, фотографија. Основана во 1980 г. од Културно-просветната заедница на град Скопје, која е трансформирана (1997) во Дирекција за уметност и култура. Манифестацијата е особено отворена кон современите текови во уметноста, како и кон младите изведувачи од РМ и од регионот. Во сите области настапувале уметници од четириесетина земји од сите континенти. Сн. Ч.-Ан.



Плакат од „Скопско лето“ (2007)

**СКОПСКО НАУЧНО ДРУШТВО** (Скопје, 25. III 1921) – основано по иницијатива и со ангажирање на Тихомир Ѓорѓевиќ, професор на Белградскиот универзитет. За прв претседател бил избран Тихомир Остоиќ, декан на Филозофскиот факултет во Скопје, а по неговата смрт бил избран Радослав Груиќ, исто така декан на Филозофскиот факултет во Скопје. До 1925 г. Друштвото немало редовна организирана дејност. Во април 1925 г. Друштвото било регистрирано и до 1941 г. развивало научна и културно-просветна дејност за докажување на српскиот карактер на македонскиот јазик, односно дека историјата, фолклорот и етнографијата се српски.

ЛИТ.: Владан Јовановић, *Југословенска држава и Јужна Србија 1918–1929*, Beograd, 2002. Н. Цв.

**СКОПСКО-ПРИЗРЕНСКА БИСКУПИЈА НА РИМОКАТОЛИЧКАТА ЦРКВА** – организација на католичкото население од Македонија, Косово и Метохија, основана кон крајот на XIX в., со центар во Призрен. Била организирана за потребите на католичкото население од римскиот обред, но во текот на XX в., во контекст на многубројните политички промени во подрачјето, повремено под нејзина надлежност било и католичкото население од Југоисточна Македонија од византискиот обред. Од 1991 г. Католичката црква официјално е регистрирана во РМ како Католичка црква, со две единици: Скопска бискупија, надлежна за верниците од римскиот обред, и Апостолски егзархат во Македонија, надлежен за верниците од византискиот обред.

ЛИТ.: Гаспар Гјини, *Скопско-призренска бискупија кроз стољећа*, Загреб, 1986. М. Таш.

**СКОРПИИ** (*Scorpiones*) – најкрупни пајаковидни организми. Во народот се познати и како акрепи. Населуваат топли и суви места. Телото им е издолжено, на главата имаат добро развиени вилични ножиња (педипалпи), кои завршуваат со клешти за прифаќање на храната. Стомакот на предниот дел е поширок, а во задниот е тесен и завршува со хитин-


Италијанска скорпија

ска отровна боцка што служи за напад и за одбрана. Кај некои видови, особено тропските, отровот е смртоносен дури и за човекот. Познати се околу 800 видови. Кај нас живеат два вида од родот *Euscorpius*: *карпатска* (*Euscorpius carpaticus* Herbst.) и *италијанска скорпија* (*Euscorpius italicus* Herbst.). Од родот *Mesobuthus* е регистриран само еден вид – *големата скорпија* (*Mesobuthus gibosus* Herbst.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23–30. В. Т. К. – М. Кр.

**СКОРПИИ, ЛАЖНИ** (*Pseudoscorpiones*) – ситни организми што


Книжна лажна скорпија

личат на скорпии, но се без отровен апарат. Ги има околу 1.500 видови. Поседуваат ситни клешти со кои ја прифаќаат храната. Најчесто ги населуваат мововите, растителните отпадоци во шумите, под камења, а често се среќаваат и во човечки домови (под стари книги, слики и сл.). Се хранат со ситни инсекти. Во Македонија овој ред е претставен со 37 таксони (36 видови и 1 подвид) со висок степен на ендемизам, 27 ендемити. Чест вид кај нас е *книжната лажна скорпија* (*Chelifer cancroides* L.), која се среќава во библиотечни шкафови, хербариуми и инсектариуми. Не е штетник. Се храни со ситни инсекти и крлежи.

ЛИТ.: Божидар П. М. Ћурчић, *Arachnoidea-Pseudoscorpiones. Catalogus Faunae Jugoslaviae*, Ljubljana, 1974, III/4: 1-34; Божидар Ћурчић, П. М., Рајко Н. Димитријевић, Слободан Е. Марков, Лукар Р. Лучић, Озрен С. Карамата, *New and little-known false scorpions from the Balkan Peninsula, principlally from caves, belong to the families Chthoniidae and Neobisiidae (Pseudoscorpiones, Arachnida). Monographs*, Institute of zoology, Belgrade, 1997, II(2): 1-159; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003, pp.1-217. В. Т. К. – М. Кр.

**СКОТИ, Ѓакомо** (Giacomo Scotti) (Савијано, кај Неапол, Италија, 8. VI 1928) – италијански поет, пре-


Ѓакомо Скоти

ведувач, литературен критичар и антологичар. Има објавено над сто литературни дела. Преведувач од македонски на италијански на првата Антологија објавена во странство (Сиена, 1965). Потоа во превод на италијански ги објавил и книгите: *Македонски раскажувачи* (Сиена, 1967), *Македонски народни песни* (Милано, 1971), *Везилка* од Б. Конески (1967); *Магли и залези* од М. Матевски (1969), *Виножито* од Б. Вишински (1971); *Бели мугри* од К. Рацин (1975) и дела од други македонски писатели. Во 2006 г. излезе од печат неговата книга *Македонија раскажува*. П. Гил.

**СКОЧИБУБИ** (*Elateridae*) – тврдокрилни инсекти со издолжено и


Житен скокач

сплескано тело. Познати се по способноста за карактеристично отскокнување (со посебен скочен апарат) кога се превртени на грб за да се вратат во нормална положба. Во стадиум на личинка се штетници за житните растенија. Познат вид во Македонија е *житниот скокач* (*Agriotes lineatus* L.).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СКОЧИВИРСКА КЛИСУРА** – најдолга клисура во РМ со должина од 80 km. Се протега од с. Скочивир во југоисточниот дел на Пелагонија до с. Возарци во Тиквешката Котлина. Црна Река во клисурата е всечена главно во кристалести шкрилци – гнајсеви, а само на некои места во гранити. Во клисурата во морфолошки поглед се издвојуваат три целини. Првата ја претставува преградата помеѓу Пелагониската и Мариовската Котлина, каде што долинските страни се високи повеќе од 900 m; втората е во пространото плато на Мариовската Котлина; третата се протега од утоката на р. Блашица до с. Возарци. Најимпресивниот и најатрактивниот дел од клисурата се наоѓа помеѓу утоките на Бела Река и Коњарка, каде што се формирани повеќе џиновски лонци, брзаци и слапови високи до 3 m. Т. Анд.


Скочивирската Клисура

**СКРИЖОВСКИ, Георги** (Георги Радев Иванов) (с. Скрижово, Драмско, Егејскиот дел на Македонија, 1882 – Свиленград, Бугарија, 25. II 1925) – деец на ТМОРО/ВМРО. Го завршил Педагошкото училиште во Сер, каде што станал член на ТМОРО, а потоа учителствувал во повеќе села – Горни Пороj (Демирхисарско), с. Горно Броди (Серско) и с. Скрижово. Бил раководител на ТМОРО за Драмска околија, борец во четата на Димитар Гуштанов,


Георги Скрижовски

секретар на Јане Сандански (1902), а потоа разлошки војвода. Со четата на Илија Аргиров-Крчовалијата учествувал во минирањето на мостот на р. Ангиста. Бил член на Серскиот окружен револуционерен комитет на ТМОРО (1904), приврзаник на т.н. Серска група и разлошки околиски војвода на ВМОРО (1907). По Младотурската револуција бил еден од основачите на Народната федеративна партија (1908-1910). Во Балканските и во Првата светска војна дејствувал во заднината како поткрепа на бугарската армија. Бил член на Привременото претставништво на Обединетата бивша ВМРО и потписник на Апелот (9. III 1919). Ги прифатил социјалистичките идеи и станал член на БКП. Убиен е во врховистичките чистки.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Процеси од македонската литературна и национална историја,* III, Скопје, 1990, 226, 512; истиот, *Македонија и македонската нација,* Скопје, 1995, 305. С. Мл.

**СКРШЕНА ЏАМИЈА** (Прилеп, поч. на XV в.) – една од најстарите џамии во Македонија. Градителот непознат. Претставувала хармонична зграда со калота и придружно минаре. Во руинирана состојба.

ЛИТ.: Бошко Бабиќ, *Краток преглед на споменициите на културата на Прилеп и Прилепскиот крај*, Прилеп (б.г.); Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**СКУЛПТУРАТА ВО XX ВЕК** – македонската современа скулптура вистинскиот развој го има по 1945 г., појавувајќи се како самостојна форма, како објект или во проширена смисла (инсталација на објекти). Првите реалистични скулптури имаат интимен и камерен карактер (Д. Тодоровски). Во 50-тите години Б. Аврамова, П. Хаџи-Бошков и Ј. Грабул ја усвојуваат естетиката на модернизмот (стилизирани антропоморфни или апстрактно асоцијативни облици). Оваа линија ја следат С. Маневски, Б. Митриќески, Д. Попоски, Б. Николоски, В. Василев, А. Ивановски. Јазикот на практиките во постмодернизмот го прифаќаат А. Светиева, Г. Стефанов, П. Николоски, С. Павлевски, Т. Аџиевски, И. Димитрова, А. Атанасоски, Б. Ангелкоски.


Д. Тодоровски: „Климент Охридски“ (1967)

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Современа македонска скулптура*, Скопје, 1989; Соња Абаџиева, *Преобразби 2*, Скопје, 2002. М. Б.-П.

**СКУПИ** (SCUPI – Colonia Flavia Scupinorum) – римски град лоциран на 5 км северозападно од Скопје кај с. Злокуќани, на југозападната падина од Зајчев Рид, лево од утоката на Лепенец во Вардар. Точната локација ја одредил А. Еванс во 1883 г. Археолошките наоди укажуваат на континуирано живеење во бронзеното и железното време до VI век пр. н. е. Почетоците на римскиот град се поврзани со пробивот на римските легии кон крајот на I век п.н.е. и формирањето на провинцијата Мезија во 15 г. н.е. Во времето на Флавиевците, веројатно при владеењето на Домицијан 84/5 г. добива ранг на самоуправна дедуктивна колонија (Colonia Flavia Scupinorum) со населување на ветерани, главно од легијата VII Claudia. Првобитната населба се трансформира во комплексен урбан римски град со сите цивилни и верски објекти који одговарале на новите услови и прилики. Се развива како важен административен, стопански, културен и транзитен центар на провинцијата Горна Мезија. Градот го споменува Птоломеј (Geog. III, 9, 4) во II век. Во времето на Марк Аврелиј, во 170 г. поминува дакиското племе Костобоки при продорот кон Егеја. Во 268/69 е опустошен од силни готски и херулски одреди. Во Скупи престојувале или поминале царевите Хадријан (124/5 г.), Септимиј Север со синот Каракала (202 г.) и Филип Арабјанинот (244 г.). Кон крајот на III век станува метропола на новооснованата провинцијата Дарданија, а во IV век повторно доживува голем економски и урбанистички подем. На Tabula Peuntengeriana (IV в.), е претставен со вињета на главен провинциски град. Царот Теодосиј I при престоите во Скупи во 379 и 388 г. издал два царски указа. Во Синегдемот на Хиерокле (VI в.), е означен како главен град на провинцијата Дарданија. Во IV век станува епископија (митрополија). Познати се епископите Парегориј кој учествувал на саборот во Сердика (343 г.), Урсилиј (458 г.) и Јован (494 г.). Во 518 г. настрадал во катастрофален земјотрес забележан во Хрониката на Марцелин


Локалитетот Скупи

Комес. По обновата во VI век, урбаното живеење замира кон крајот на векот, во времето на Маврикиј Тибериј (колективен наод на монети кој завршува во 582/3 г.). Како помала рурална населба опстојува до X–XI век. Од стратиграфијата и урбанизмот по основањето на колонијата до крајот на III в., откриени се делови од ѕидиштето, контурите на театарот, неколку улици и ѕидови од неколку недефинирани објекти. Ѕидиштето има форма на неправилен четириаголник (738 x 590 м) со површина од 43 ха. Градот е планиран според ортогонален систем. Улиците се паралелни со ѕидовите на ѕидиштето (сз/ји-јз/си) и се сечат под прав агол. Од градбите истражуван е само театарот, во северниот дел на градот. Импозантен објект од кој се откриени главните контури (скената, делови од театарската зграда и гледалиштето) со луксузна мермерна архитектонска декорација. Подигнат е во времето на Хадријан (II в.). Низ целиот историски развој градот ќе ја задржи основната урбанистичка шема со иста поставеност на градежните комплекси и градби, но димензиите и содржината на градските квартови се менувале во различните временски периоди. Кога се зборува за урбанистичкиот изглед на Скупи, тоа првенствено се однесува на изгледот на градот во доцно античкиот период (III–VI в.). Целосно или делумно се истражени неколку градежни комплекси и градби: хореум (јавен објект со профана функција-складиште, крај на III в.), градска вила-домус (приватен станбен објект со луксузно украсени ѕидови со фреско декорација и сопствено подно греење, крај на III–IV век), цивилна базилика (репрезентативен монументален јавен објект со луксузна архитектонска декорација и мозаичен под, IV век), градска бања (IV–V век), рано христијанска базилика (крај на V – почеток на VI век), микростамбен комплекс (приватни стамбени градби, VI век), неколку градби со недефинирана функција и дел од уличната мрежа (cardo maximus, крстосниците со два декумана, уште еден кардо и декуман, IV–VI век). Надвор од ѕидиштето на сите четири страни се наоѓале некрополите и други придружни градби. Истражени се околу 1000 гробови (I–IV век) од југоисточната и северо-западната некропола, откриени делови од античкиот мост на Вардар, приватна вила и христијанска базилика во с. Бардовци.

ЛИТ: Б. Dragojević Josifovska, *Inscriptions de la* Mésie Supérieure (IMS), vol. VI, *Scupi et la région de Kumanovo*, Beograd, 1982; И. Микулчиќ, *Скопје со околните тврдини*, Скопје, 1982; Д. Корачевиќ, *СКУПИ, Градска територија*, Скопје, 2002. Л. Ј.


Северозападната некропола во Скупи

**СКУПСКА СЕВЕРОЗАПАДНА НЕКРОПОЛА** (с. Злокуќани, Скопје) – повеќеслојно наоѓалиште со неколку културни хоризонти од бронзеното време до доцната антика: некропола со биритуално погребување од доцната бронза до раното железно време; раноримска некропола со биритуално погребување (II–III в.); архитектонски структури и слоеви од раноримскиот период (I–II в.); антички пат (II–V в.); отпадна депонија од занаетчискиот центар, покрај западниот бедем (III и првата половина на IV в.); доцноримска некропола со скелетно погребување (IV – почеток на V в.) и архитектонски структури и слоеви од доцноантичкиот период (V–VI в.). Се истражува од 1990 г., на простор (40 × 18 m) што се наоѓа на околу 120 m од северозападниот бедем. Исклучително значајна е раноримската некропола. Истражен е мал сегмент од архитектонски планираната градска некропола, чиишто димензии и граници не се утврдени. Организирана е пред северозападниот бедем, како алеја покрај античкиот пат што водел во Скупи (од запад) и се поврзувал со decumanus maximus. Откриени се седум интактно зачувани надгробни споменици, од кои пет стели и два од типот на т. н. монументи со фунерарни ари. Поставени се во четири реда, дијагонално еден на друг, фронтално свртени кон патот. Погребувањето е биритуално, со гробови поставени во паралелни редови, со приближно иста ориентација сз–ји, идентична со надгробните споменици и со урбанистичката шема на градот. Независно од видот и од применетиот ритуал на погребувањето, присутна е иста религиозност во сфаќањето на задгробниот живот, како и автохтони елементи кај погребувањето, италски влијанија во тектониката и ориентални влијанија кај имињата.

LIT.: L. Jovanova, *Colonia Flavia Scupinorum - Western necropolis grave forms and rituals*, Histria Antiqua, vol. 8, Pula 2002, 193 - 207; истата, *Colonia Flavia Scupinorum „Topography, disposition and structure of the city and its necropolises from the 1st to the 3rd century AD“*, Homage to Milutin Garasanin, Beograd, 2006, 617–638. Л. Ј.


Скутача од Кумановско

**СКУТАЧА (БОВЧА)**– предна престилка врзана за појасот. Во Кумановско се среќаваат неколку видови: *скутача единарка (еденица, еденична), скутача шамијарка* или *црвена шамијарка, алова скутача, битовија скутача* и *скутача дугарка.* Во невестинската скутача, позната како *скутача единичарка* или *еденица* доминира црвената боја, во комбинација со црната, со акценти на жолта и бела боја. Застапени се мотивите *кола – колца*. Биле изработувани сè до почетокот на минатиот век. Зачувано е верувањето дека девојката-кандидатка за мажење, требало како дел од своето невестинско руво последна да ја исткае невестинската скутача *„единарка*“, која за првпат се облекува на денот на венчавањето. Ј. Р.-П.

**СЛАВ, Алексиј** (XII – XIII в.) – македонски благородник, деспот, са-

мостоен владетел (1207–ок. 1230) со центар во Мелник, роднина на бугарската владејачка фамилија. По смртта на царот Калојан (1207) одбил да ја признае власта на узурпаторот Борил, се осамостоил во Родопската област со центар во Цепена. Набргу го преместил своето седиште во градот Мелник, во долината на реката Струма, каде што формирал независно владение. Водел мудра и внимателна политика кон своите соседи. Во борбата против Борил, склучил сојуз со Латинското Царство (1208) и се оженил со ќерката на латинскиот цар Хенрих I (1206–1216). По смртта на Хенрих, склучил сојуз со епирскиот владетел Теодор I Ангел (1214–1230), а по поразот на Епирците во битката кај Клокотница (1230), ја признал врховната власт на бугарскиот цар Иван II Асен (1218–1241), кој го оставил и натаму самостојно да ги владее своите територии, сè до смртта.

ЛИТ.: К. Аџиевски, *Десūоū Алексиј Слав – самосūоен феудален владеīел во Македонија*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, 3 (29), Скопје, 1977. К. Аџ.

**СЛАВЕИ** (Luscinia) – род на најдобри појни птици од фамилијата дроздови (Turdidae). Кај нас се регистрирани три вида: синогушка (Luscinia svecica), славеј (Luscinia megarinchos) и северен славеј (Luscinia luscinia).


Славеј

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Петко Славејков

**СЛАВЕЈКОВ, Петко Рачев** (Трново, Бугарија, 17. XI 1827 – Софија, 1. VII 1895) – најистакнатиот бугарски преродбенски културно-национален деец, државник, политичар и општественик во втората половина на XIX в., поет, преведувач, публицист и фолклорист. Тој е најактивниот деец во црковните и национално-политичките борби, особено во врска со Македонија, македонскиот јазик и македонските национални појави. Редактор на в. „Македония“ (Цариград, 1866–1872) и на други бугарски периодични изданија. Претседател на Комисијата за подготовка на бугарски учебници на „македонското наречје“ (1869) и автор на статијата за „Македонското прашање“ (18. I 1871) што првпат јавно го отвора проблемот на „македонизмот“ и „националниот сепаратизам“.

БИБЛ.: *Съчинения. Пълно събрание в 10 ūома.* Съст. С. Баева, Ел. Диловска, Цв. Македонска. Под ред,. на Г. Цанев, П. Динеков, Ст. Божков, I–V, София, 1963–1977 (полното собрание никогаш не е дообјавено); *Съчинения в 8 ūома.* Ред. колегия: С. Баева, Д. Леков, Ст. Михайлова, П. Тотев и Цв. Унджиева. С предг. от П. Динеков, София, 1978–1981.

ЛИТ.: Д. Косев, *Пеūко Рачев Славейков*, 1–2, София, 1947–1949; Св. Славейкова, *Дядо Славейков. Случки из неīовия живоū*, София, 1957; истата, *Пеūко Р. Славейков*, София, 1959. Бл. Р.

**СЛАВЕНСКИ, Јосип** (Чаковец, Хрватска, 11. V 1896 – Белград, 30. XI 1955) – композитор. Во своите дела дава симбиоза на музички елементи, втемелени во традиционалните вредности на балканската музика, со еден современ музички говор, заснован врз смели и, за она време, револуционерни изразни средства. Во неговиот опус се издвојуваат „Четири балкански игри“, за оркестар (1938), дело со посебно значење за македонската музика. Пишувано врз тематика од српскиот и македонскиот фолклор, композицијата завршува со симболот на македонскиот музички фолклор – народната игра „Тешкото“, која низ постепена градација се извишува до една величествена танцувачка екстаза. Б. Орт.

**СЛАВЕСКА, Љубица Борисова** (Прилеп, 23. II 1930) – фармацевт, редовен проф. на Фарм. ф. во Скопје. Раководител на Катедрата по броматологија. Претходно вработена во Републичкиот Завод за здравствена заштита на Одделот за контрола на прехранбените производи. Л. П.-Т.

**СЛАВЕСКИ, Трајко** (Охрид, 22. IX 1960) – економист, универзитетски професор, министер за финансии во Владата на Република Македонија. Дипломирал (1983), магистрирал (1988) и докторирал (1997) на Економскиот факултет во Скопје. Завршил и постдипломски студии на Калифорнискиот државен универзитет во Чико, САД (1986–1987) и на Универзитетот Харвард (1989 –1990). Бил визитинг професор на Државниот универзитет во Аризона (1997) и професор на постдипломските студии на South Easteren European Studies на Националниот каподистриски универзитет во Атина, Грција (1999–2006). Избран е во звањето вонреден професор (март 2003) на Економскиот факултет во Скопје по предметите Макроекономија и Државна регулација. Учествувал на голем број меѓународни научни собири. Автор и коавтор е на пет книги и голем број статии објавени во земјата и во странство од областа на микроекономијата и макроекономијата, политичката економија на транзицијата, приватизацијата и економското преструктурирање, бизнисот и владата, економскиот растеж и развојот, економските и социјалните функции на државата, економиката на работната сила и др. Бил раководител на повеќе владини проекти од кои произлегле владината Среднорочна стратегија за развој и реформи „Македонија 2003“ (2000) и Националната стратегија за намалување на сиромаштијата (2002). Член е на неколку меѓународни истражувачки мрежи и претседател на Извршниот одбор на невладината организација АМЕ (Асоцијација за модерна економија) со седиште во Скопје и Тетово. Бил министер за развој во Владата на РМ (1999–2000), советник на министерот за финансии (2000–2002), национален координатор за подготовка на Националната стратегија за намалување на сиромаштијата (ноември 2000 – септември 2002), потпретседател на ВМРО-ДПМНЕ (16. V 2005 – 17. III 2007) и министер за финансии во Владата на РМ (2006–2009). С. Мл.


Трајко Славески

**СЛАВИСТИКА** – научна дисциплина што се занимава со истражување на словенските јазици и култури; универзитетски студии од таа област. Конвенционално за славист се смета научник што проучува и некој друг (не мајчин) слов. јазик и култура, значи: ако некој се занимава со македонски јазик, на пр., во Полска, ќе го оцениме како славист македонист, но



Учесници на Петтиот меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид (1971)

ако некој Македонец го проучува македонскиот јазик, тој е за нас едноставно македонист.

На Филолошкиот факултет на УКиМ од 1946/47 има Катедра за славистика со развиени три линии на специјализација: *русистика* (од 1949/50), *полонистика* (од 1983/84) и *бохемистика* (од 1993/94). На сите три правци има тригодишни студии (како втор главен предмет), а на русистика и на полонистика и четиригодишни студии (како прв главен предмет). Катедрата за славистика координира студии по источните и западните словенски јазици, додека студиите на јужнословенските јазици се поврзани соодветно со Катедрата за македонски јазик и Катедрата за македонска книжевност. Научната славистичка продукција најчесто не излегува од кругот на разните типови наставни помагала (прирачници, речници, читанки и сл.) и статии објавувани во специјалистички списанија во земјата и во странство. Од 1976 Катедрата за славистика издава сп. „Славистички студии" (досега се излезени 11 тома). Со Филолошкиот факултет е поврзано и сп. „Folia philologica macedono-polonica", кое излегува наизменично во Македонија и во Полска и објавува материјали од македонско-полски научни конференции. При МАНУ излегува сп. „Studia linguistica polono-meridianoslavica" (до 1991 г.: „Studia linguistica polono-jugoslavica"), кое исто така се издава наизменично во Македонија и во Полска. Научната активност во областа на славистиката ја поттикнува и *Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура,* кој периодично организира научни македонско-руски, македонско-чешки, македонско-полски, македонско-словенечки и други средби. З. Т.

**„СЛАВИСТИЧКИ СТУДИИ"** (Скопје, 1976–2006) – списание за русистика, полонистика и бохемистика, орган на Катедрата за славистика при ФлФ на УКиМ. Одделни броеви се посветени на професорите: Вера Јанева-Стојановиќ (1985), Маргарита Пашоска (1999/2000), Зузана Тополињска (2001), Милан Ѓурчинов (2004) и Рина Павловна Усикова (2006). М. Мирк.

**СЛАВИШКА КОТЛИНА** – се наоѓа на крајниот североисточен дел на РМ. Наоѓајќи се во изворишниот и средишниот тек од сливното подрачје на Крива Река, котлината е како вметната творба помеѓу Осоговските Планини на југ и планината Герман на север. Вкупната површина изнесува 768 km², а само 7.000 ha е рамничарско земјиште. Таа е формирана по тектонски пат во текот на терциерот. Рамката на котлината е ограничена со раседи. Славишко Поле е исполнето со плиоценски езерски седименти. Во плиоценските седименти во атарите на селата Ранковци, Гиновци и др. се јавуваат дебели пластови на бетонитски глини. Во земјоделското производство доминираат планинските жита: 'рж, јачмен, овес, а се одгледува и квалитетен компир. Т. Анд.

**СЛАВЈАНОМАКЕДОНСКА ОСЛОБОДИТЕЛНА ВОЈСКА (СНОВ)** (1943 – 1944) – македонска војска во Егејскиот дел на Македонија, формирана на планината Вичо со обединување на единиците што дејствувале во повеќе реони во Костурско. СНОВ се борела против окупаторските сили и колаборационистичкото комитско движење, за ослободување и признавање на националните права со правото на самоопределување на Македонците. Во мај 1944 г. СНОВ била расформирана од КПГ.

ЛИТ.: *Историја на Македонскиот народ*, V, Скопје, 2003; Хр. Андоновски, *Македонците во Грција во борбата против фашизмот (1940–1944)*, Скопје, 1968. Ст. Кис.

**„СЛАВЈАНО-МАКЕДОНСКИ ГЛАС"** (с. Крчишта, Костурско, декември 1943 – јули 1944) – весник, орган на Окружниот комитет на СНОФ за Костурско, на македонски јазик, кирилица. Одговорен уредник бил Лазо Поплазаров. Објавени се вкупно 8 броја (еден вонреден), на шапирограф, во тираж од околу 500 примероци. Неговото излегување престанало со забраната на СНОФ од страна на раководството на КПГ.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година), Скопје, 1980, 453–456; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, Преглед на македонскиот печат (1885–1992), Скопје, 1993, 49. С. Мл.

**СЛАВЈАНОМАКЕДОНСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ФРОНТ (СНОФ)** (1943) – македонско националноослободително движење во Егејскиот дел на Македонија. СНОФ во Костурско бил формиран во с. Крчишта, а во Леринско во с. Белкамен. За секретар на СНОФ за Костурско бил избран Паскал Митревски, а за Леринско Петре Пилаев.



Учесници на конференцијата на СНОФ, (с. Д'мбени, април 1944)

ЛИТ.: *Историја на Македонскиот народ*, V, Скопје, 2003; Хр. Андоновски, *Македонците во Грција во борбата против фашизмот (1940–1944)*, Скопје, 1968. Ст. Кис.

**СЛАГАРКА** – в. *Двојанка.*


Јагода Сланева

**СЛАНЕВА, Јагода** (Скопје, 2. X 1949) – балерина и кореограф. Балет учи во МБУЦ „Илија Николовски-Луј" во Скопје (во класата на Ј. Мјачин). Член е на балетскиот ансамбл при МНТ (1962-1992) како солистка, а од 1974 г. и првенка. Изразито лирска балерина, со емотивна експресивност во креирањето на улогите. Од 1986 г. се занимава со кореографска дејност.

*УЛОГИ:* Ширин (А. Меликов, „Легенда за љубовта"), Марија (Б. Асафјев, „Бахчисарајска фонтана"), Јулија (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија") и др.

*КОРЕОГРАФИИ:* „Мансарда" (З. Оригански), „Силјан повторно лета" (Љ. Бранѕолица) и др. Ем. Џ.

**СЛАНИЦА** – средновековна населба, утврдување, епархиско седиште во рамките на Охридската архиепископија, картуларат, како дел од провинцијата Бер (Верија). Се лоцира на ок. 50 km северозападно од Солун, на јужните падини на пл. Пајак, кај Пазар (Еницe Вардар, Ѓаница).

ЛИТ.: Т. Томоски, *Белешки за неколку малку познати места во средновековна Македонија. Македонија низ вековите*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**СЛАТИНА** (с. Зелениково) – неолитска населба лоцирана на тераса над старото корито на р. Вардар. Евидентирани се културни слоеви од средниот и од доцниот неолит, хронолошки паралелни со Анзабегово – Вршник II-IV. Според доцнонеолитскиот слој е дефинирана како културна група Зелениково II. Откриени се куќи со калотести печки и огништа, како и богати керамички наоди: садови, грнци, аскоси, чинии, пехари, амфори; култни предмети – жртвеници, антропоморфни и зооморфни статуетки и др.


Куќа модел на олтар, Слатина, с. Зелениково

ЛИТ.: Р. Галовиќ, *Зелениково*, „Зборник Народног музеја", V, Београд, 1967, 127; М. Гарашанин – Г. Спасовска, *Нови ископувања во Зелениково кај Скопје*, „МАА", 2, Прилеп, 1976, 85; М. Гарашанин – М. Билбија, *Куќа 1 во Зелениково*, „МАА", 9, Скопје, 1988, 31–41. Д. З.

**СЛАТИНО** – вештачка акумулација во сливот на Мраморечка Река, во Дебарца. Браната е висока 15,5 m, долга 100 m, а широчината на круната изнесува 3 m. Езерото е долго 1.000 m, широко до 300 m и зафаќа површина од 0,27 km$^2$. Вкупната зафатнина на водата во акумулацијата изнесува 1.400.000 m$^3$, од која корисната зафатнина е 1.280.000 m$^3$. Се користи за наводнување на обработливите земјоделски површини во Средна Дебарца, за риболов, за спорт и рекреација. Др. В.


Вештачката акумулација Слатино


Стела Слејанска-Стојаноска

**СЛЕЈАНСКА-СТОЈАНОСКА, Стела** (Штип, 12. XII 1944) – пијанист. Дипломирала на Редовната музичка школа во Париз (Ж. Бланкар, Т. де Бруноф, 1967). Магистрирала во истата институција (Т. де Бруноф, 1969). Концертирала во РМ и во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.

**СЛЕПЧЕНСКИ АПОСТОЛ** – полн изборен апостол од XII в., пергамент, македонска редакција, 154 листови. Уставно кирилско писмо, пишувано со мастило и киновар. Иницијалите се од зооморфен тип. Некои од листовите се палимпсест, словенскиот текст е пишуван врз грчки. Текстот на Слепченскиот ап. го пишувале двајца пишувачи, едниот пишувал ситно и право, другиот крупно и косо. Потекнува од Охридската книжевна школа и првобитно му припаѓал на манастирот Слепче (Демирхисарско). Денеска неговиот најголем дел се чува во Руската национална библиотека во Санкт-Петербург, сигн. F.n. I. 101 (130 л.), и во Пловдивскиот музеј, а негови помали делови од 1 до 6 листа во Москва и во Киев.


Факсимил од Слепченскиот апостол (XIIв.)

ЛИТ.: Г. А. Ильинский, *Слепченский апостол XII века*, Москва, 1912. К. Биц.

**СЛИВА** (Prunus domestica L.) – до 1975 г. по бројот на стеблата беше водечка култура, а на второ место беше јаболкото. Сега е обратно. Во 2005 г. се регистрирани 1,3 милиони родни стебла и производство од 25,3 илјади т. Најмногу се користи за домашна преработка во ракија и др., помалку за јадење и за индустриски преработки. Б. Р.


Црни сливи

**СЛИВА** (Prunus Mill., фам. Rosaceae) – од овој род во РМ природно се застапени: џанката (P. cerasifera Ehrh.), мало дрво со елипсести листови и со различна боја на плодовите; трн(ен)ката (P. spinosa L.), грмушка со ситни листови и со мали, модри плодови, и дивата слива (P. cocomilia Ten.), високопланинска грмушка или мало дрво, со крупни, жолти плодови врз куса дршка. Ал. Анд.


Слива трнка

**СЛИВНИЧКИ МАНАСТИР** – в. *„Света Богородица“.*

**СЛИКАРСТВОТО ВО XX ВЕК** – во македонското сликарство, кое до 1912 г. се развивало главно во рамките на религиозната уметност, модернизмот (импресионизам, експресионизам, фовизам, посткубизам) навлегол преку дејствувањето на неколку ликовни уметници, школувани надвор од земјата (Д. Пандилов, Н. Мартиноски, Л. Личеноски и други). По 1945 г. се јавуваат плејада академски школувани сликари. Се развиваат варијанти на умерениот модернизам (експресионизам, посткубизам, поетски реализам), а од 50-тите години надреализмот, енформелот, новата фигурација, варијантите на поп-артот, фотореализмот, концептуализмот (С. Куновски, Р. Анастасов, Р. Калчевски, Д. Кондовски, П. Мазев, Г. Чемерски, С. Шемов и др.), со кои продолжил процесот на интернационализацијата на сликарскиот јазик. Овој процес го достигнува својот врв со постмодернистичките практики од средината на 80-тите години на XX в.


С. Куновски: „Жена во облаци“ (1976)

ЛИТ.: Борис Петковски, *Современо македонско сликарство*, Скопје, 1981; Соња Абаџиева, *Преобразби. Модалитети на македонското модерно и современо сликарство*, Скопје, 2000. Л. Н.


Собир на ослободената територија во Дебарца (1943)

**СЛОБОДНИ ТЕРИТОРИИ ВО НОВ НА МАКЕДОНИЈА** (1943–1944 г.) – територии создадени во 1943 г. во Дебарца и Копачка, Маврово и Бистра, Преспа, Кожув и Козјак, кои постепено биле ширени и зафаќале пространи територии. Со поврзувањето на слободната територија на Кожув со слободната територија создадена од ЕЛАС на Пајак Планина и Караџова, слободната територија се проширила и кон Гевгелија, Тиквеш и Мариово. Слободната територија од Козјак Планина се ширела кон Кривопаланечко, кон Руен Планина и Куманово. Во западниот дел по капитулацијата на Италија дошло до обединување на слободните територии и била создадена единствена територија со два слободни града: Кичево и Дебар. Малата слободна територија во Преспа служела за врски меѓу слободната територија во Западна Македонија и таа во реонот на Кожув. На слободните територии се создавале военозаднински органи, органи на народната власт, биле отворени и првите училишта на македонски јазик и се вршеле подготовки за одржување на Првото заседание на АСНОМ.

ЛИТ.: Миле Михајлов, *Военозаднинските органи во Народноослободителната војна на Македонија 1941-1944*, Скопје, 1992. М. Мих.

**СЛОВА НА СВ. ЕФРЕМ СИРИН** – македонски ракопис од втората четвртина на XIV в. Фрагменти од ракописот се наоѓаат во повеќе библиотеки под различни библиотечни ознаки. Најголемиот дел е од манастирот Дечани, бр. 77 (од него е откинат 1 л. и од 1956 год. се чува во Нар. библ. на Србија, РС 426). Во РНБ во Санкт-Петербург се чуваат под сигн. Гиљф. 20 (првиот дел се Словата на св. Е. Сирин) и Гиљф. 60. В. Д.

**СЛОВЕНЕЧКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Почетоците се главно од половината на XIX в., но посебен поттик им дава учеството на словенечкиот доброволец Мирослав Хубмаер во организирањето и водењето на Кресненското востание (1878–1879), како и интересот за македонската дијалектологија и воопшто за македонското прашање на филологот Ватрослав Облак („Macedonische studien“, Wien 1896), ставовите на Хенрих Тума – социјалист, политичар и публицист („Наши записки“, Љубљана 1912) и активностите на Терезина Јенкова, која во времето на Илинденското востание патува во Софија за да се запознае со вистинската состојба, а по враќањето иницира формирање комитет (4. XII 1903) со широка промакедонска активност, кога и Ашкерц пишува стихови за Македонија.

РМ ја признава РСл на 11. II 1992 г., а РСл ја признава РМ на 12. II 1992 г. РСл е првата држава со која РМ воспоставува дипломатски односи (17. III 1992). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РСл во РМ е Јожефа Пухар. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РСл е Димитар Мирчев. Во 2005 г. РСл отвора конзулат во Битола.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Македонија и Словенија,* Скопје, 1978; истиот, *Одгласот на Илинденското востание сред југословенските народи,* Одбрани дела, 5, Скопје, 1981; *Ахил Тунте, Република Македонија – прва декада (1990–1999),* Скопје, 2005. Т. Петр.

**СЛОВЕНОМАКЕДОНСКО НАЦИОНАЛНО-ПРОСВЕТНО ДРУШТВО „СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ“** (С.-Петербург, 27. VI – 31. X 1912) – македонска национално-политичка асоцијација во С.-Петербург што претставува всушност преименувано продолжение на МНЛД заради добивање правен легитимитет во Русија пред очекуваните настани на Балканот. Основачкиот акт со Уставот е потпишан од Димитрија

Павле (Чуповски), Гаврил Константинович и Наце Димов, но во последниот расположив документ од Министерството за внатрешни работи на Русија се одговара дека Друштвото „преследува задачи од политички карактер, распространувајќи ја истовремено својата дејност надвор од пределите на Руската Империја" и затоа смета дека „не е можна регистрација на предвидуваното друштво". Всушност, токму Русија беше факторот во подготвуваната војна, па и за поделбата на Македонија.

Од чл. 1 од Уставот на Друштвото се гледаат истите цели и задачи што ги имаше и Другарството: „да го помага духовното преродување и обединување на Македонските Словени и нивното слободно национално-битово самоопределување" и дека „својата дејност ќе ја распростира во пределите на Руската Империја и во Македонија". Исти се и средствата за реализацијата на овие цели (чл. 2), па и воведувањето на македонскиот јазик во службена употреба (чл. 31): „Меѓу членовите на Друштвото разговорен и писмен јазик се смета словеномакедонскиот јазик", а веќе „целото деловодство на Управата на Друштвото се води *на руски јазик и на словеномакедонски*".

Мошне ригорозен е чл. 4 од Уставот во врска со односот кон Македонците приврзаници на туѓите национални пропаганди: „*Македонциите и Македонкиите од словенско потекло што не го исповедаат национално самобитното единство на Македонските Словени, туку се нарекуваат Срби, Бугари и Грци – не можат да бидат редовни членови на Друштвото*".

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978, 5–25. Бл. Р.

**СЛОВЕНСКА ПИСМЕНОСТ**. Поради трговски, верски и други потреби Словените се обидувале да пишуваат словенска реч со латинско и грчко писмо, како што вели Црноризаец Храбар, „без оустроениа". Првото уредено словенско писмо, глаголицата, било создадено од Константин-Кирил Филозоф. Меѓутоа, прашањата *кога*, *каде*, *како*, *за кого* и сл. било измислено тоа, и денес се сè уште актуелни, како и пред 200 години, кога со нив се зародила славистиката. Панонската теза на Копитар и Миклошич, според која за основа на ст.слов. му послужил еден говор од Панонија, била отфрлена во крајот на XIX в. По теренските дијалектолошки истражувања во Солунско, В. Облак (1896) категорички тврди (и В. Јагиќ се согласува) дека „без прецизно познавање на југо-источните македонски дијалекти не е возможно разрешување на *потеклото* на ст. слов. јазик". Зборовите од гл. 8 на *ЖК*, дека Константин Филозоф на пат за Хазарија во Херсон на Крим нашол евангелие и псалтир напишани со „руски букви", се писарска грешка со метатеза на слогот *сур*(ски) со *роус*(ки). Тезата за т.н. *Брегалничка мисија* на Браќата почива на кратките житија на св. Кирил, кои се од подоцнешно време, со тенденциозни интерполации. *Местото* на создавањето на словенското писмо долго било третирано. Историските околности и некои индиректни податоци од најстарите и најверодостојните извори укажуваат дека тоа било создадено во манастирот Полихрон, каде што Константин Филозоф по Хазарската мисија (861/2) престојувал кај брата си Методија во Битинија (Мала Азија до Босфор). Таму имало депортирано многубројни словенски семејства од Солунско, а во манастирот и монаси Словени, меѓу кои Браќата си избрале и ученици – помошници. За *датата* кога точно било писмото оформено долго се расправало во науката. Во *ЖК* гл. 15 се вели дека кога дошле пратениците од Растислав во Цариград, императорот му ја предложил на Константин Филозоф таа мисија, а овој, откако се помолил, Бог му ги „открил" буквите и започнал да го запишува преводот: „во почетокот беше Словото..." (Јн.1,1). Всушност тоа е хагиографско преувеличување. Таква голема и тешка работа не станува веднаш. Без сомнение, Браќата и порано размислувале за слов. писмо. Користејќи го претходниот опит, Константин Философ дефинитивно ја оформил глаголицата малку пред тргнувањето за Моравија. И други откритија исто така обично се датирани со моментот кога била работата завршена, иако пред тоа се работело долго. Поради минималните дијалектни разлики во ст.слов. од тоа време, писмото и преводите врз основа на југоист. македонски дијалекти можело да се употребува на целата словенска територија (Балканот, Моравија, Панонија, Киев, Новгород). Но почнувајќи од крајот на XI в. во него започнале да проникнуваат особености од локалните дијалекти, кои со време биле сè поосетни. Македонската варијанта може да се следи врз писмени извори низ еден период долг околу 1000 години.



Томе Серафимовски: портрет на Константин Философ, во црквата „Сан Клементе" во Рим

ЛИТ.: V. Jagic, *Entstehungsgeschichte der Kirchenslavischen Sprache*, Berlin 1913; Г. А. Ильинский, *Где, когда, кем и с какой целю глаголица была заменена кирилицей*? BSl, 3, 1935, 79-88; H. R. Cooper, *Slavic Scriptures. The formation of the Church Slavonic Version of the Holy Bible*, Madison-Teaneck, 2003; З. Рибарова, *Јазикот на македонските црковнослов. текстови*, МАНУ, 2005; П. Хр. Илиевски, *Појава и развој на писмото*, 2 изд., 2006, 120-132. П. Хр. Ил.

**СЛОВЕНСКОМАКЕДОНСКА КНИЖЕВНА ДРУЖИНА во Софија** – првата позната македонска книжевна асоцијација, основана во 1888 г. од емигранти Македонци, под претседателство на *Ѓорѓија М. Пулевски*, која, според сведочењето на Д. Чуповски, имала цел „да ја прероди народната македонска литература". Растурена била од бугарската влада, а „многу нејзини членови биле изгонети од Кнежевството".

ИЗВ.: Управда, *Кѣмъ была Болгарія для Македоніц*, МГ, I, 5, 5. IX 1913, 77. Бл. Р.

**СЛОВИЌ, Драгољуб** (Јагодина, Србија, 1. III 1911) – агроном, проф. по овоштарство, истакнат стручњак што имал значителен придонес за обнова и унапредување на овоштарството во РМ. Завршил Земјоделско училиште, а потоа полагал гимназиска матура за да може да се запише на факултет. Дипломирал на Земјоделскиот факултет во Земун. Поминал повеќе години во овоштарската струка. Автор е на првата книга „Овоштен расадник", која одигра голема улога во унапредувањето на расадничкото производство во стара Југославија. На 1. II 1949 г. е примен на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје, како наставник по предметот овоштарство и преработка. На ова работно место е до 30. VI 1959 г., кога е избран за професор по овоштарство на Земјоделскиот факултет во Нови Сад. Публикувал повеќе

научни трудови од областа на животниот циклус и долговечноста на овошните растенија. Б. Р.

**СЛОПИМ** – средновековно утврдување во Македонија. Византискиот император Алексиј I Комнин тука (1106) се подготвувал за борба против Норманите. Се лоцира кај с. Слопинци, на околу 77 km од Солун, јужно од Гевгелија, од десната страна на р. Вардар, на влезот на реката во Циганската Клисура.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Белешки за неколку малку йознаши месша во средновековна Македонија.* Македонија низ вековите, Скопје, 1999. К. Аџ.

**СЛУЧАЈОТ СИДИРОПУЛОС И ДРУГИТЕ ПРОТИВ Р. ГРЦИЈА** – случај пред Европскиот суд за човекови права во Стразбур, поведен со жалба доставена до Комисијата на 16.XI 1994 г. од група граѓани, припадници на македонското малцинство во Р Грција (Христос Сидиропулос и други), против Р Грција поради повреда на правото на правично судење, слободата на мислата, совеста и вероисповедта, слободата на изразувањето, слободата на мирно собирање и здружување и забраната на дискриминација. Судот констатира повреда на слободата на здружување и ја задолжува Владата на Р. Грција во рок од 3 месеци на апликантите да им исплати 4 мил. драхми.

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Случајош Хрисшос Сидиройулос и другише йрошив РГ йред органише во Сшразбур*, „Безбедност“, бр. 4, Скопје, 1999. Т. Петр.

**СМАТРАКАЛЕВ, Иван Д.** (с. Горно Броди, Серско, 9. III 1878 – Пловдив, 4. VI 1946) – учител, член на ТМОРО. Завршил Педагошко училиште во Сер. Учителствувал во родното село, во с. Крушево (Серско) и во с. Просочен (Драмско). Тука бил пунктов началник на ТМОРО (1901–1902). Од 1903 г. бил осуден и во затвор останал до Младотурската револуција. Бил секретар на Серската митрополија (1910–1912).

ЛИТ.: В. *„Македонско знаме“*, бр. 49, София, 1946. Ал. Тр.

**СМАТРАКАЛЕВ, Михаил** (Серез, Егејскиот дел на Македонија, 15. XII 1910 – Софија, 16. IV 1998) – поет, раскажувач, новинар, публицист, револуционер. Завршил право на Софискиот универзитет. Еден од најпројавените активисти на напредната македонска емиграција во Бугарија меѓу двете светски војни. На двапати ВМРО (на В. Михајлов) го осудила на смрт. Бил член на ВМРО (Обединета), на друштвото „Нација и култура“ и на МОНСС (Македонски општонароден студентски сојуз). Еден од уредниците на „Македонски студентски лист“, на „Македонска студентска трибуна“, на „Македонско знаме“, на „Македонски вести“ и на „Литературен критик“. Член на раководното јадро на Македонскиот литературен кружок (1938–1941), претседател на Македонскиот литературен кружок „Никола Вапцаров“ (1945–1948) и на Литературниот кружок на студентите од Пиринска Македонија (1950–1951). Пишувал на бугарски јазик. Стихозбирката „Бура над родината“ (1935) македонската книжевна критика ја одредува како книга што на „голема врата во литературата ја внесува македонската тематика“. Посебноста на македонската нација и борбата на македонскиот народ за национални и социјални права и слободи е тема во неговиот шестдецениски новинарски и публицистички ангажман.


Михаил Сматракалев

БИБЛ: *Бура над родинаша*, Соф.,1935; *Избрани сшихови*, Ск., 1991; *Македонскиош лишерашурен кружок*, Ск., 1993; *Модрише широчини на шашковинаша*, Ск., 1994; *На македонски шеми*, Ск., 1999.

ЛИТ.: Гане Тодоровски, *Звучниош здив на шашковинаша*, Ск, 1992; Блаже Ристовски, *Прилог кон македонскаша лишерашурна исшорија,* „Современост“. XIV, 5, Скопје, мај 1964, 512–514; истиот: *Македонски лешойис*, кн. 2, Ск., 1993; Васил Тоциновски, *Жаров буншар и буревесник*, Ск., 1994. В. Тоц.


Бошко Смаќоски

**СМАЌОСКИ, Бошко** (с. Модрич, Дебарско, 18. IX 1938 – Скопје, 1998) – поет, раскажувач, романсиер, драмски автор, писател за деца, новинар. Автор што привлекува внимание со жанровска разновидност и еруптивна творечка енергија.

БИБЛ.: *Мајски ѕвончиња*, 1959; *Додека роси*, 1962; *Расйродажба на осшашоцише од йролеша*, 1963; *Усвојување на дневниош ред*; *Всушносш сè е убава балада*, 1968; *Влегување во Охрид*, 1972; *Песни од Модрич*, 1977; *Таа и шашковинаша*, 1983; *Облека на душаша*, 1986; *Низ Зеленово, низ Руменово*, 1986; *Лешо господово, лешо ѓаволово*, 1998 и др. Г. Т.


Живоинов смил

**СМИЛ, ЖИВОИНОВ** (Helichrysum zivojinii Чернй ЂСошка) – локален македонски калцифилен флористички ендемит од fam. Asteraceae, познат само за планината Галичица. Вл. М.


Димитар Смилев

**СМИЛЕВ, Димитар Алексов** (Велес, 17. X 1909 – Скопје, 6. XI 1996) – спец. по болести на устата, забите и вилицата, проф. на Ст. ф. во Скопје. Хабилитирал во 1956 г. Бил учесник во НОБ како санитарен референт. Бил иницијатор и член на Матичната комисија за формирањето на Стоматолошкиот оддел на Мед. ф. и е основач и прв управник на Стоматолошките клиники. Бил директор на Стоматолошките клиники и раководител на Клиниката за максилофацијална хирургија. Публикувал 100 статии. Е. М.

**СМИЛЕВО** – мијачко село во Демирхисарско. Се наоѓа во југоисточните падини на планината Бигла, во изворишниот дел на Стара Река, на надморска височина од околу 880 m. Со локален пат е поврзано со регионалниот пат Битола–Демир Хисар–Кичево. Тоа е единствено село во Демирхисарско и Пелагонија населено со Мијаци, дојдени од мијачкиот предел кон крајот на XVIII и на почето-


Панорама на селото Смилево

кот на XIX в. Во минатото населението се занимавало со сточарство и ѕидарство, и селото било големо. Потоа луѓето го напуштиле сточарството и се оддале на печалбарство. Кон средината на минатиот век тоа сè уште опстојувало како голема населба, населена само со Македонци. Во 1961 г. С. имало 1.158 ж. и било најголемо село во Демирхисарско. Во следните години смилевчани почнале нагло да го напуштаат селото, така што во 1971 г. населението се намалило на 732 ж., а во 2002 г. во него останале да живеат 321 ж. Преселувањето се одвивало главно кон Битола, во која формирале посебно Смилевско Маало, потоа кон Демир Хисар, а во голем дел и кон Австралија, Канада и САД. Во Смилево се вели дека нема куќа што нема свој жител во Австралија. Бидејќи има сосема малку обработливи површини, населението што останало во селото се занимава со едно специјално занимање – правење ќумур, потоа со градежништво и собирање шумски плодови, посебно смреклинки и печурки. Смилево има славно минато. Тоа е родното село на Даме Груев, еден од столбовите на македонското револуционерно движење. Во него е одржан Смилевскиот конгрес (2.–7. V 1903), на кој е донесена одлуката за кревање на Илинденското востание. Денеска во Смилево постои спомен куќа на Даме Груев, во која посетителите може да се запознаат со бурното минато на селото. Ал. Ст.

**СМИЛЕВСКИ КОНГРЕС** (с. Смилево, Битолско, 19. IV / 2. V – 24. IV / 7. V 1903) – конгрес на Битолскиот револуционерен округ на ТМОРО. На него учествувале 32 делегати, под претседателство на Дамјан (Даме) Груев. За обезбедување на Конгресот биле ангажирани околу 2000 вооружени лица; на пристапите кон Смилево биле поставени засилени стражи, местото го обезбедувала селската милиција, а врските со револуционерните центри ги одржувала курирска служба. Бил усвоен Востаничкиот дисциплински устав (20. IV / 3. V) и била воспоставена структура од воени и од управни тела и биле определени нивните должности до и во времето на Востанието. Органите на МРО во градовите и во селата добиле функција на заднински органи: да извршуваат разузнавачка дејност (за концентрацијата и за движењето на непријателските сили), да го одржуваат моралот кај народот и да му влеваат сигурност, да обезбедат згрижување на неборечкото население од реоните на борбените дејства; да се пренесува оружје, муниција и други борбени средства, нивно складирање во тајни складишта и обезбедување; снабдување и создавање резерви од храна, облека, обувки, санитетски материјали и други потреби за востаниците. Селските домаќинства биле задолжени да обезбедат жито за исхрана на востаниците. При крајна потреба била предвидена реквизиција со издавање документ за надомест по ослободувањето од македонската држава. Уставот го регулирал статусот на востаникот, обврзан со заклетва да ги брани интересите на својата татковина Македонија „до последна капка крв.“ Конгресот донел одлука за кревање општо востание и за начинот на неговото водење. Со тајно гласање избрал Главен востанички штаб во состав: Даме Груев, Борис Сарафов и Анастас Лозанчев. Главниот штаб бил ополномоштен да го определи денот и времето за започнување на востаничките дејства.


Факсимил од планот за Илинденското востание, усвоен на Смилевскиот конгрес (мај 1903)

ЛИТ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, II, Скопје, 1981; Манол Пандевски, *Програмски и статутарни документи на Внатрешната македонска револуционерна организација (1904-1908)*, Скопје, 1998. М. Мин.


Блаже Смилевски

**СМИЛЕВСКИ, Блаже** (с. Лазарополе, 16. VIII 1935) – лекар-специјалист, новинар и публицист. Основно образование завршил во родното село, а потоа средно медицинско училиште и Медицински факултет во Скопје (1964). Подоцна завршил и две специјализации, како еден од првите специјалисти во Македонија по спортска медицина (1973) и прв специјалист во Македонија по воздухопловна медицина (1975). Тој е еден од основоположниците на МТВ, македонското телевизиско новинарство и еден од основоположниците на Научната програма на МТВ, од

соработник до одговорен уредник. Во МРТВ (1967–1998) реализирал голем број серии, репортажи, патеписи и сл. од областа на науката и образованието, посебно од историјата и географијата („Via egnacia“, „Со чамци по Вардар“, „По долината на Треска“, „По текот на Црни Дрим“ и др.), како и првата ТВ „Македонска енциклопедија“ со повеќегодишно емитување. Пројавил и богата публицистичка дејност.

БИБЛ.: *Самопреглед на дојка,* Скопје, 1975 (медицинска студија); *Срцепис за Лазарополе,* 1995, Скопје; *Црквата „Свети Горѓија“ во Лазарополе,* Скопје, 1996; *По долината на Радика,* Скопје, 1998 ; *Движи се, за да не заборавиш да одиш,* Скопје, 2000; *Тешкото од Лазарополе,* Скопје, 2006. С. Мл.


Веле Смилевски

**СМИЛЕВСКИ, Веле** (Ново Село, Демирхисарско, 6. V 1949) – поет, есеист, литературен критичар и научен работник. Завршил Филолошки факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје, каде што и докторирал. Работи како научен советник во Институтот за македонска литература и е вонреден професор на Студиите по новинарство. Бил претседател на СВП и претседател на ДПМ во два мандата. Главен уредник е на списанието „Синтези“.

БИБЛ.: *Слика што согорува*, поезија, 1974; *Кафез*, поезија, 1978; *Диши длабоко*, поезија, 1985; *Аспекти на македонската книжевност 1945-1985*, докторска дисертација, 1993; *Педесет песни*, 2000; *Новинарски лексикон*, 2001; *Есеи*, 2002.

ЛИТ.: Р. Силјан: *Поетскиот идентитет на В. Смилевски*, во книгата *Македонска поезија*, 2001. П. Гил.

**СМИЛЕВСКИ, Гоце** (Скопје, 20. IV 1975) – раскажувач, романсиер. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје (Студии по општа и компаративна книжевност), а магистрирал на Катедрата за Gender Studies на Централноевропскиот универзитет во Будимпешта. Особено со второто дело постигнува голем успех, кое, преведено на неколку јазици, му носи репутација на еден од најталентираните автори во поновата македонска литература.


Гоце Смилевски

БИБЛ.: *Планетата на неискуството*, 2000; *Разговор со Спиноза*, 2002. П. Гил.

**СМИЛЕВСКИ, Кузман** (с. Тресонче, 1924) – контраадмирал на ЈНА. Пред Втората светска војна бил ученик. Од 1944 г. се вклучил во НОВМ и станал член на КПЈ. Во војната бил политички комесар на чета и на баталјон, а потоа помошник на политички комесар на бригада. Ја вршел должноста началник на одделение во армијата и во ССНО, началник на катедра во ВМ и во ВВА. Завршил Виша воена поморска академија на ЈНА. Од 1973 г. е во пензија.

ЛИТ.: *Vojni leksikon*, Beograd, 1981. В. Ст.


Цветко Смилевски

**СМИЛЕВСКИ, Цветко Венчов** (с. Сливово, Охридско, 30. III 1947) – педагог, универзитетски професор. Завршил средно техничко училиште во Битола и Факултет за индустриска педагогија (Риека, 1969), каде што и магистрирал (1973). Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1982). Бил директор на Републичкиот завод за унапредување на образованието и воспитанието и раководител на Центарот за развој на менаџментот и човечките ресурси при Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања. Сега е редовен професор на Педагошкиот факултет во Битола. Автор е на преку 200 научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *Производно-техничко образование,* 1982; *Методика на техничкото образование,* 1998; *Предизвикот и мајсторството на организациските промени,* 2000; *Методологија на истражување,* 2006. К. Камб.

**СМИЛЕВСКИ-БАТО, Видое** (с. Никифорово, Гостиварско, 14. VIII 1915 – Скопје, 8. IX 1979) – комунистички деец, првоборец, народен херој, политичар и државник. Завршил трговска академија во Белград, каде што се вклучил во комунистичкото движење (1935). Бил чиновник во Државната хипотекарна банка. Во неговиот дом работела партиска техника (1939). Како член на КПЈ (од 17. IV 1940), поради полициски прогон, се илегализирал (февруари 1941). По Априлската војна бил секретар на ќелија, на реонски комитет, член на МК и на Окружниот комитет на КПЈ во Белград. Подоцна бил испратен за секретар на окружните комитети на КПЈ во Лесковац (од јануари 1943), Врање (од јануари 1944) и Пирот и бил инструктор на ПК на КПЈ за Србија (од април 1944). Потоа бил упатен на партиска работа во Македонија како секретар на Четвртиот обласен комитет на КПМ (од јули 1944). Бил учесник на Првото заседание на АСНОМ, избран за член на ЦК на КПМ и секретар на Обласниот комитет на КПМ во Скопје (кон крајот на октомври 1944). По Ослободувањето бил организационен секретар на ЦК на КПМ, претседател на Президиумот на Народното собрание на НРМ, член на Сојузниот извршен совет, член на Претседателството на ЦК на СКЈ, републички и сојузен народен пратеник, член на Сојузниот одбор на ССРНЈ, потпретседател на Извршниот совет на НРМ и член на Сојузниот извршен совет, потпретседател на Централниот одбор на СЗБ на НОВЈ, претседател на Главниот одбор на Сојузот на борците од НОВМ и претседател на Претседателството на СРМ. Автор е на голем број прилози за актуелните политички и стопански проблеми во дневниот и периодичниот печат. Носител е на Партизанска споменица 1941 и Орден Народен херој на Југославија (7. VII 1953).


Видое Смилевски-Бато

БИБЛ.: *Организационен извештај на ЦК КПМ,* Реферат одржан на I конгрес на

КПМ, Скопје, 1949; *Одлуките на АСНОМ се израз на извојуваните придобивки во Народноослободителната борба*, „Правна мисла“, XIII, 4, Скопје, 1964, 1–19; *Државноста на македонскиот народ е плод на тешки и долготрајни борби*, АСНОМ. Зборник, Скопје, 1966, 21–23; *Непресушни извори на Револуцијата*, Скопје, 1981 (со комплетна библиографија на авторот и за него); *Националната реалност – длабока реалност* (Дел од говорот по повод годишнината од формирањето на IV албанска ударна бригада на НОВ И ПОМ, Дебар, 8. IX 1974), „Комунист“, XLII, 1435, Скопје, 14. IX 1984, 23.

ЛИТ.: Видое Подгорец, *Смилевски Урош Видое-Бато (1915)*, Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 330–335. С. Мл.


Томо Смилјаниќ-Брадина

**СМИЛЈАНИЌ-БРАДИНА, Томо** (с. Тресонче, Дебарско, 13. VI 1888 – Белград, 10. V 1969) – етнограф, филолог, поет, прозаист, драмски автор и публицист. Основното бугарско и српско училиште го завршува во родното село и во Битола, а Српската гимназија во Солун (1906). Учителствува во селата Тресонче, Долно Мелничани и Галичник (1906-1911). Се запишува на Филозофскиот факултет во Белград, но веднаш ги прекинува студиите и, во подготовките за војната со Турција, се враќа во Македонија како српски четник (1911–1912). Учествува во сите српски војни и од Крф е испратен во Франција, каде што ги завршува студиите по географија и историја во Клермон Феран (1917–1919). По враќањето предава во гимназиите во Тетово (1920/21) и Скопје (1921–1927), а потоа во Трговската академија во Скопје (1927–1931). Во Франција ја одбранува докторската дисертација „Нашите стари племиња Мијаците и Брсјаците во Јужна Србија“ (1930). Потоа е народен пратеник за Галичко-дебарската околија (1931–1934), па инспектор (1935–1939) и началник на Просветното одделение на Вардарска бановина. Патува по Европа (1940–1941), а потоа пак се вклучува во војната против Германците кај Призрен, но се повлекува во Србија и работи во Учителската школа во Алексинац, а по 1946 г. како пензионер живее во Белград. Истражувачката и литературната дејност ја започнува уште како српски учител. Соработува во разни весници и списанија, но и во угледни научни зборници на скопскиот Филозофски факултет и на САН во Белград. Врши историско-етнографски истражувања на Мијачијата и на животот и дејноста на поистакнатите Мијаци (П. Зографски, Г. Пулевски и др.), а ги проследува и делата на П. Драганов, К. Мисирков и Д. Чуповски. Со изданија на своите текстови во Скопје ја започнува серијата „Библиотека Маќедонија“ (1924–1928), а ја продолжува под името „Старовремска библиотека“ (1929), во која ја објавува стихозбирката „Песмарица“ што содржи и 7 песни на македонски јазик, насловени како „Старовремски мотиви“. Во ракопис се останати: романот „Горјани“, раскажите за деца „Смиље и босиље“, мемоарите „Моје успомене до 1912“ и др.

БИБЛ.: *На планини и друге приповетке из Македоније*, Скопље, 1924; *Стојна и друге приповетке из Македоније*, Скопље, 1924; *Седи краљ*, Скопље, 1925; *Канонска визитација Река*, Скопље, 1925; *Маћедонски печалбари. Драма у пет чинова с певањем*, Прилеп, 1927); *Песмарица*, Скопље, 1929; *Краљ слободар – Краљ миротворац*, Скопље, 1936; *Идеалисти* (први от чин од драмата), „Јужни преглед“, Скопље, 1937.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Македонското поетско дело на Томо Смилјаниќ-Брадина (1888–1969)*, „Современост“, XXIV, 4, 1974, 307–327; истиот, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 133–164; Д-р Јованка Стојановска, *Книжевното и научно дело на Томо Смиљаниќ-Брадина*, Скопје, 1994. Бл. Р.


Христо Смирненски

**СМИРНЕНСКИ, Христо Димитров** (Кукуш, Егејскиот дел на Македонија, 29. IX 1898 – Софија, 18. VI 1923) – поет, раскажувач, хуморист, карикатурист, патописец, преведувач, новинар. Потекнува од македонско револуционерно семејство. Татко му Димитар, слаткар по професија, бил еден од првите членови на ВМРО во Кукуш. Пресудно творечко влијание врз него имал постариот брат Тома Измирлиев. Го покренал списанието „Смях и сълзи“ („Смеа и солзи“, 1917). Во творечките и општествените ангажирања живо се допирал и до Македонија. Раководител на познатиот „Македонски круг“ во Софија, во кој се и брат му Тома Измирлиев, Сребро Јанакиев и Крум Кулавков. Неговата поезија се одликува со високи естетски вредности и ги воспева социјалните и херојските настани на своето време (Октомвриската револуција) и изврши големо влијание во развојот на бугарската литература. Таа била повик и верба во сенародната борба, надеж за бедните и поробените, потврда за исполнување на копнежот по „светлина, убавина, височини“.

ДЕЛА: *Разнокалибрени въздишки в стихове и проза*, София, 1918; *Да бъде ден!*, София, 1922; *Волни песни*, София, 1924 и *Зимни вечери*, София, 1924. В. Тоц.

**СМИЧКОВ, Георги** (Прилеп, втора пол. на XIX в. – прва пол. на XX в.) – македонски мелограф и музички деец. Еден од седумтемината македонски мелографи на народни песни од крајот на XIX в. Неговите трудови се печатени во софиските зборници на народни умотворби (1890–1900). Заедно со А. Бадев, тој е еден од основачите и диригент на Градското пеачко друштво во Прилеп (1879). Др. О.


Смокви

**СМОКВА** (Ficus carica L. фам. Moraceae) – листопадна грмушка до мало дрво од западна Азија. Има сива и мазна кора, снажни, влакнави леторасти, цели или длабоко врежани, кожести листови, богати со млечен сок. Збирниот плод е смоква. Кај нас се одгледува заради слатките плодови, но и супспонтано се шири во зоната на субмедитеранската вегетација. Ал. Анд.

**СМОКВАРСКИ, Глигор** (с. Будинарци, Беровско, 8. V 1914 – Скопје, 15. III 1974) – композитор. Претставник на Втората генерација македонски композитори. Се школувал во Военото музичко школо во Вршац. Најнапред бил кларинетист во Симфонискиот оркестар, а потоа и композитор и педагог. Во историјата на македонската музика ќе остане забележан како автор на првиот македонски балет „Македонска повест“ (1952). Покрај тоа, напишал уште низа оркестарски компози-


Глигор Смокварски

ции и други дела, педесетина композиции за камерни состави, за хорски ансамбли, како и голем број обработки на народни песни за симфониски оркестар. Пишувал и музика за филм. Се занимавал и со мелографија на народни песни. Во своето творештво главно се инспирирал од богатиот македонски фолклор. Во текот на својот живот извршувал и други важни функции (прв секретар на СОКОМ и др.). Делата на С. можат да се сметаат како битно скалило во развојот на македонското музичко творештво. Поголемиот дел од нив во последната деценија на XX век имаа своевидна ренесанса, и се снимени и издадени на носачи на звук.

ДЕЛА: *Македонска повест,* балет (1952); оркестарски композиции и други дела: *Фантазија бр. 1* (1945), *Скерцо* (1951), *11 Октомври*, симфониска поема (1955), *Рапсодија бр. 1* (1956), *Стихија,* симфониска поема (1970), *Болен Дојчин,* балет во три чина (1971); композиции за камерни состави: *Гудачки квартет* (1954), *Дувачки квинтет* (1974); за хорски ансамбли и др.; музика за филм („Селскиот учител“, 1953; „Фрески“, 1957). М. Кол.

**СМОКОВИ** (Colubridae) – голема фамилија змии, во која се вклучени најголем дел од европските змии, со должина од 10 - 350 см. Во Европа се среќаваат 24 видови, а кај нас 11 видови, меѓу кои и две полуотровници (мачја змија – Telescopus fallax и длабочелен смок – Malpolon monspessulanus).


Смок

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe*, London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**СМОЛЈАНИ** – словенско племе населено (VI–VII в.) во долниот тек на р. Струма, во долината на р. Места и во Западните Родопи. Кон средината на IX в. еден дел од териториите на Смолјаните бил освоен од Бугарите, а другите биле под византиската власт. Епископијата на Смолјаните потпаѓала под јурисдикција на митрополијата во Пловдив (X в.).

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. К. Ац.

**СМРДЕШ** – ниска но доста пространа планина што се наоѓа во источниот дел на РМ. Се протега помеѓу Радовишката Котлина од источната страна и Лакавичката од западната. На северозапад започнува јужно од Штип, а завршува близу до Струмица кај долината на река Водочница. Највисок врв е Елешница (971 m). Таа е разбиена маса без истакнати врвови, а дисецирана со повеќе суводолици и кратки речни текови што преку летото пресушуваат. Геолошкиот состав е претставен со кристалести шкрилци, андезити, флишни и езерски седименти. Делумно е покриена со дабова шума. Т. Анд.

**СМРДИВРАНИ** (Coraciidae) – фамилија птици од редот сивоврановидни птици (Coraciiformes), со цврсто градено тело и клун. Во Европа и кај нас е присутен само еден вид смрдиврана (Coracias garrulus).


Смрдиврана

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Смрдлика

**СМРДЛИКА (СМРДЕШ)** (Pistacia terebinthus L., фам. Anacardiaceae) – листопадна грмушка до мало дрво од Медитеранот и Субмедитеранот. Има сложени, непарно перести листови. Дводомен вид, цветовите се собрани во метлести соцветија. Плодот е мала, металносива костичка. Содржи смолни канали и смола во вегетативните делови. Единечна или групна примеса во поизразито термофилните шумски заедници. Ал. Анд.

**СМРЕКА** (Juniperus L., фам. Cupressaceae) – богат род со околу 60 вида дрвја и грмушки, со игловидни и лушповидни листови. Ова име кај нас се однесува на иглловидните смреки (sect. oxycedrus). Плодовите се глобули (смреклинки) со месести, сраснати, плодни


Смрека (Juniperus L.)

лушпи. Кај нас, автохтони се: модрата смрека (J. communis L.), грмушка до мало дрво со сини плодови, космополит; планинската J. nana Willd., полегната грмушка со сини плодови, космополит; црвената смрека (J. oxycedrus L.), исправена грмушка со црвени плодови, медитерански вид. Плодовите им се богати со етерски масла. Ал. Анд.

**СМРТНАТА КАЗНА ВО ДФМ/НРМ/СРМ/РМ** – кривична санкција за најтешките кривични дела против народот и државата, социјалистичкото самоуправно уредување и безбедноста на државата, против безбедноста и меѓународното право, против вооружените сили и во случај на повеќекратно убиство. Во периодот од 1978 до 1988 г. во СР Македонија се изречени 12 смртни казни, од кои само две се извршени, а 9 се заменети со 15, односно 20 години затвор; само во еден случај осудениот е помилуван. Последната смртна казна е извршена на 29. III 1988 г. Смртната казна е укината со Уставот на РМ од 1991 г.

Изв.: Архива на Врховниот суд на Република Македонија, Скопје. Гор. Л.-Б.

**СМРЧА** (Picea abies Karst. syn. P. excelsa Link., фам. Pinaceae) – европски вид дрво. Високо дрво со ко-


Смрча

нусна форма на круната, стеблото е право, со провиснати гранки. Игличките се четирирабни, бодливи. Цветовите се еднополни и собрани во исправени реси. Од женските се формира крупна, провисната шишарка, без стерилни лушпи. Во РМ врви јужната граница од нејзиниот ареал. Во сливовите на реките Пена и Радика гради компактни шуми, а во Беровско, во месноста Мурите, е откриено мало, изолирано наоѓалиште. Ал. Анд.

**СМРЧКА** (Morchella esculenta (L.) Pers.) – широкораспространет пролетен вид габа. Една е од највкусните и се собира за продажба, а посебно за извоз. М. К.


Смрчка

**СМУГРЕСКИ, Диме Јанкулев** (с. Обршани, Прилепско, 1871 – с. Обршани, 2. VI 1906) – учесник во Илинденското востание, селски војвода. Бил член на ТМОРО (1896). Во Илинденското востание предводел селска чета од 40 востаници во одредот на војводата Тодор Христов-Офицерчето. Се истакнал во битката на Слива (13. VIII 1903).

ЛИТ.: *Историја на Крушево и Крушевско*, I, Крушево, 1978. Ал. Тр.

**СМУГРЕСКИ, Нове Неданов** (с. Обршани, Прилепско, 1866 – Мечкин Камен, 13. VIII 1903) – учесник во Илинденското востание како селски војвода. Предводел селани од родното село Обршани во четата на војводата Питу Гули. Бил помошник-знаменосец во четата на Питу Гули на Мечкин Камен, каде што херојски загинал со востаниците и војводата.

ЛИТ.: *Историја на Крушево и Крушевско*, Крушево, 1978. Ал. Тр.


Каролина Снајвли

**СНАЈВЛИ, Каролина С.** (Snively Carolyn S.) (Масилион, Охајо, САД, 1947) – археолог. Завршила Класични студии на Мичигенскиот државен универзитет (1969). Магистрирала на Универзитетот „Тексас“ во Остин во 1973, а во 1979 г. докторирала на темата „Ранохристијански базилики во Стоби“. Била член на екипа за истражување на Стоби (проект 1971–1981), консултант во ископувањата на Црквиште-Мородвис (1983–1989), кодиректор и раководител на истражувањата на Големо Градиште во с. Коњух (Проект на Музејот на Македонија и Гетисбург колеџот, 1998–2006). Редовен професор на Одделот за класични студии на Гетисбург колеџот во Гетисбург.

БИБЛ.: *Interrelated Aspects of Form and Function in the Early Christian Churches of Stobi*, во: Actes de X[e] Congrès International d'Archeologie Cretienne, Thessalonique, 1980; *Archaeological Investigations at Konjuh, Republic of Macedonia, in 2000*, „Dumbarton Oaks Papers“, 56, 2002, 297–306. В. С.


Иван Снегаров

**СНЕГАРОВ, Иван Јончев** (Охрид, 12. X 1883 – Софија, 1. III 1971) – истакнат славист, историчар, универзитетски професор и академик. Основното училиште го завршува во родниот град, Духовната семинарија во Цариград (1906), а Духовната академија во Киев со дипломска работа за Охридската архиепископија (1912). Учител во Солунската гимназија (1912/13), потоа во Учителската школа во Јамбол, па во Семинаријата и во гимназиите во Софија. Како ученик во Цариградската духовна семинарија е раководител на организациона структура на МРО, а по I светска војна е редактор (со д-р Владислав Ковачев) на органот на Македонската федеративна емигрантска организација во Бугарија „Автономна Македония“ (1920–1923). Избран е за доцент по црковна историја (1926) и професор на Богословскиот факултет во Софија (1933), за дописен (1933) и редовен член на БАН (1943) и член на Македонскиот научен институт. Прв директор на Институтот за историја (1947–1950) и директор на Научниот архив на БАН (1951–1959). Автор е на 660 библиографски единици – книги, студии и статии, поврзани главно со историјата, црквата и културата на Македонија.

БИБЛ.: *История на Охридската архиепископия (отъ основането ѝ до завладяването на Балканския полуостровъ отъ турцитѣ)*, I, София, 1924; *Св. Климентъ Охридски*, С., 1927; *История на Охридската архиепископия-патриаршия. Отъ падането ѝ подъ турцитѣ до нейното унищожение (1394–1767)*, II, С., 1931; *Солунъ въ българската духовна култура. Исторически очеркъ и документи*, С., 1937; *Първата българска печатница*, С., 1940; *Градъ Охридъ*, 1943; *Кратка история на съвременните православни църкви*, I–II, С., 1944–1945; *Духовно-културни връзки между България и Русия през средните векове (X–XV в.)*, С., 1950; *Принос към биографията на Неофит Рилски (Гръцки писма до него)*, С., 1951; *Културни и политически връзки между България и Русия през XVI–XVIII в.*, С. 1953; *Кодекс (кондика) на църквата Св. Георги в Струга. Увод и документи 1792–1912 г.*, С., 1964.

ЛИТ.: Д. Ангелов, Й. Николов, *Научното дело на академик Иван Снегаров*, „Известия на Института за история“, 14–15, (Сборник от трудове, посветени на академик Иван Снегаров по случай 80-годишнината му), 1964; М. Ковачев, *Поважни трудове и статии на академик Иван Снегаров*, на ист.м., 27-35; Й. Николов, *Академик Иван Снегаров*, „Исторически преглед“, 3, 1971. Бл. Р.

**СНЕЖНИК** – народно именување на дванаесеттиот месец во годината – *Декември.* С. Мл.

**СОБРАНИЕ ВО АМФИПОЛ** (167 г. пр. н.е.) – собир на претставници на македонските градови, на кое конзулот Емилиј Павел им го соопштил решението на Римскиот сенат за натамошниот статус на нивната земја. Македонија била поделена на четири области (мериди), кои задржале извесна внатрешна самоуправа, но немале никакви меѓусебни политички и економски врски. На чело на секоја област се наоѓало собрание од претставниците на градовите. Била забранета трговијата помеѓу одделните области, експлоатацијата на рудниците, сечењето дрвен материјал за кораби, како и склучувањето бракови меѓу жителите на одделните области.

ЛИТ.: Н. Проева, *Студии за Античките Македонци*, Скопје, 1997. К. Аџ.

**СОБРАНИЕ НА РМ** – претставнички орган на граѓаните и носител на законодавната власт во РМ. Составено е од 120 пратеници, избрани на општи и непосредни избори со тајно гласање, за мандатен период од четири години. Првото Собрание на РМ е формирано во декември 1990 г., врз мнозинскиот принцип, по спроведените парламентарни избори во два круга (11. и 25. XI 1990). Вториот состав на Собранието на РМ е формиран врз мнозинскиот принцип во ноември 1994 г., по парламентарните избори од 14 и 24. X 1994 г. Третиот состав на Собранието на РМ е формиран во ноември 1998 г., по парламентарните избори во два круга (18. X и 1. XI 1998). Собра-


Конститутивната седница на Собранието на РМ (8. I 1991)

нието беше составено од 85 пратеници, избрани врз мнозинскиот принцип, и 35 пратеници избрани врз пропорционалниот принцип. Четвртиот состав на Собранието на РМ е формиран во октомври 2002 г., врз пропорционалниот принцип, по парламентарните избори од 15 IX 2002 г. Петтиот состав на Собранието на РМ е формиран врз пропорционалниот принцип, во јули 2006 г., по спроведените парламентарни избори на 9. VII 2006 г. Шестиот состав на Собранието е формиран врз пропорционалниот принцио по предвремените парламентарни избори од 2008 г. Претседатели на Собранието на РМ: Стојан Андов (1991–1996; 2000–2002); Тито Петковски (1996–1998); Саво Климовски (1998–2000); Никола Поповски (2002–2003); Љупчо Јордановски (2003–2006); Љубиша Георгиевски (2006–2008); Трајко Вељановски (2008–)

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2000; *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005. Св. Ш.

**СОБРАНИЕ НА СРМ** – највисок орган на власта и орган на општественото самоуправување во рамките на правата и должностите на СРМ. Според Уставот на СРМ од 1963 г., Собранието на СРМ е делегатско тело составено од пет собори: Републички, Стопански, Просветно-културен, Социјално-здравствен и Општествено-политички. На изборите одржани во 1963 г. се избрани вкупно 340 делегати, од кои 100 за Републичкиот собор и по 60 за секој собор на работните заедници. Според Уставот на СРМ од 1974 г., Собранието на СРМ е составено од три собора: Собор на здружениот труд, Собор на општините и Општествено-политички собор. На изборите одржани во 1974 г. во Собранието на СРМ се избрани вкупно 236 делегати, од кои во Соборот на здуженото труд 117, во Соборот на општините 59 и во Општествено-политичкиот собор 60. Претседатели на Собранието на СРМ беа: Видое Смилевски (1963–1967), Мито Хаџивасилев (1967–1968), Никола Минчев (1968–1974), Благоја Талевски (1974–1982), Бошко Станковски (1984), Ката Лахтова (1984–1985), Станко Младеновски (1985–1986) и Вулнет Старова (1986–1991).

ИЗВ.: *Претседатели на Собранието на Република Македонија (1944–2004),* Скопје, 2004.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ,* Книга втора, Скопје, 2006. Св. Ш.

**СОБРАНИЕ НА ФНРЈ/СФРЈ** – највисок орган на државната власт во втората Југославија. По донесувањето на Уставот на ФНРЈ, Уставотворното собрание со своја одлука се претвори во Народно собрание на ФНРЈ, задржувајќи ја истата структура (Сојузен собор и Собор на народите). Собранието на ФНРЈ е дефинирано како врховен орган на државната власт и претставник на суверенитетот на ФНРЈ. Сојузниот собор е избиран од сите граѓани на ФНРЈ со избирачко право, со квота – 50.000 граѓани за еден пратеник. Во Соборот на народите граѓаните на секоја република избираа по 30, Војводина 20, а Косово и Метохија 15 пратеници. Сојузниот уставен закон од 1953 г. воведува нова структура на Народното собрание на ФНРЈ. Соборот на народите е укинат како посебен дом, а на негово место е воведен Соборот на производителите, како претставничко тело на производителите вработени во производството, транспортот и трговијата. Сојузниот собор остана и понатаму да функционира, но во неговиот состав беа вклучени и пратениците делегирани од републичките и покраинските собранија. Уставот на СФРЈ од 1963 г. Собранието на СФРЈ го определува како највисок орган на власта и орган на општественото самоуправување, во рамките на правата и должностите на Федерацијата. Собранието на СФРЈ го сочинуваа Сојузниот собор, како собор на делегати на граѓаните во општините и републиките, и Стопанскиот собор, Просветно-културниот собор, Социјално-здравствениот собор и Организационо-политичкиот собор, како собори на делегати на работните луѓе во работните заедници. Уставот на СФРЈ од 1974 г. Собранието на СФРЈ го дефинира како орган на општественото самоуправување и највисок орган на власта во рамките на правата и должностите на Федерацијата. Структурата на Собранието на СФРЈ е изградена врз самоуправна основа и врз делегатски систем, со рамноправна застапеност на републиките и со-


Зградата на Собранието на Република Македонија


Зградата на Собранието на ФНРЈ/СФРЈ

одветна застапеност на автономните покраини. Наместо пет, воведени се само два собора: Сојузен собор и Собор на републиките и покраините. Сојузниот собор го сочинуваа делегатите на самоуправните организации и заедници и општествено-политичките организации во републиките и покраините, а Соборот на републиките и покраините беше составен од делегациите на собранијата на републиките и на автономните покраини. Во Сојузниот собор од секоја република се избираа по 30, а од автономните покраини по 20 делегати. Во Соборот на републиките и покраините делегацијата на собранието на секоја република броеше по 12, а делегацијата на покраинското собрание по осум делегати.

ИЗВ.: *Устав на ФНРЈ од 1946 година*, Скопје, 1946; *Устав на СФРЈ од 1963 година*, Скопје, 1963; *Устав на СФРЈ од 1974 година*, Скопје, 1974.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ*, Прва и Втора книга, Скопје, 1986, 1987. Св. Ш.


Реконструкција на Собри, според цртежот на И. Микулчиќ

**СОБРИ** – доцносредновековен град со подградие и населба (османлискиот пописен дефтер од 1467/1468). Се наоѓал на месноста Градиште, на три km југоисточно од с. Орашје во Полог (археолошки наоди). Во XIV-XV в. бил главна тврдина и стопански центар на регионот, со живи спомени за постоењето на градот до XIX в. (Ѓ. Петров).

ЛИТ.: Т. Томоски, *Средновековни градови во Полог, Македонија низ вековите. Градови, тврдини, комуникации*, Скопје, 1999, 129-149; И. Микулчиќ, *Средновековни градови и тврдини во Македонија*, Книга 5, Скопје, 1996. Б. Петр.

**СОВИЦИ** (*Noctuidae*) – ноќни пеперуги со прекрасни шари на крилјата. Имаат силно и дебело тело со густи влакна. Во мирување предните крилја ги преклопуваат задните со што инсектот станува незабележлив за непријателот. Се хранат со нектар. Гасениците се штетници на културните и шумските растенија. Во Македонија *совиците* се претставени со 468 таксони, од кои 8 се ендемични. Попознат е видот *Noctua pronuba* L., кој е многу варијабилен во однос на обојувањето; единките од иста популација може да бидат темни, бледи, кафеаво-црни, црвеникаво-кафеави и со други бои, коешто се должи на нивната способност за криење.


Совица, ноќна пеперуга

ЛИТ.: Josef Thurner, *Die Lepidopterenfauna Jugoslawish Mazedoniens. I. Rhopalocera, Grypocera und Noctuidae*, Posebno Izdanie, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1964; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**СОЕДИНЕТИТЕ АМЕРИКАНСКИ ДРЖАВИ И МАКЕДОНИЈА (ВРСКИ И ОДНОСИ)** (1876–). Ако се исклучи дејноста на американските протестантски мисионери во Македонија, САД пројавиле понагласен интерес во времето на Источната криза врз основа на известувањата на Американското конзулско агентство во Солун за настаните во Македонија и за Цариградската конференција (1876–1877), кога бил подготвен и бил претставен предлог за автономија на Македонија. На односот на САД кон Македонија и кон македонското прашање во почетокот на XX в. повлијаеле: настанот „Мис Стон“ (1901) – пленувањето на американската мисионерка Елен Стоун од револуционерите на МРО; акцијата на „Гемиџиите“ во Солун и особено Илинденското востание (1903). Во САД се појавило промакедонско движење и дипломатијата на САД по Востанието се застапила за порадикални реформи во Македонија, но директно не се ангажирала. Во времето на одржувањето на Мировната конференција во Букурешт (1913) САД интервенирале со нота до владите-учеснички со барање во договорот за мир да се внесе одредба за гарантирање на правата (граѓански и верски) на анектираните територии од балканските држави. Во Втората светска војна САД испратиле своја воена мисија при Главниот штаб на Македонската војска, го поддржале и го признале создавањето на македонската национална држава Демократска Федерална Македонија во ДФЈ (1944), официјално соопштено од шефот на Мисијата на Второто заседание на АСНОМ. По прогласувањето на државната самостојност на РМ, САД се солидаризираа со Грција за непризнавање на државната независност под уставното име и за нејзин прием во ООН под името Поранешна Југословенска Република Македонија, под кое име и воспоставија дипломатски односи. По промената на ставот, и САД ја признаа РМ под уставното име.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Односот на Соединетите Американски Држави кон Македонија и кон македонското прашање во XIX век и во периодот на Илинденското востание, Македонското прашање,* Скопје. 1990; Михајло Миноски, *Соединетите Американски Држави и Македонија (1869-1919)*, Скопје, 1994; *АСНОМ, документи I*, 2, Скопје, 1984. М. Мин.

**СОЈУЗ ЗА ПРЕВЕНТИВА ОД АЛКОХОЛИЗМОТ, НИКОТИНИЗМОТ И НАРКОМАНИЈАТА НА МАКЕДОНИЈА, СКОПЈЕ** – општествена, доброволна, социјално-хуманитарна организација со воспитни, образовни и здравствени цели за примарна превенција од алкохолизмот, никотинизмот и наркоманиите. Сегашното име го носи од 1991 г., а дотогаш постоеше со името Сојуз на организациите за сузбива-

ње на алкохолизмот, наркоманиите и никотинизмот во Македонија. Почетокот на постоењето на Сојузот датира од 1952 г., кога е формирана организација против алкохолизмот, а подоцна во името се вклучени и никотинизмот и наркоманиите, а меѓу првите во Македонија започнува да ја истакнува и превентивата од СИДА. Сојузот има 17 основни (општински и регионални) организации. Седиштето на Сојузот е во Домот на хуманитарните организации „Даре Џамбаз" во Скопје. Организира и спроведува широка превентивна дејност против зависностите кај повеќе групации од населението, во прв ред меѓу децата и младинците; ги координира активностите на заинтересираните и одговорните фактори што работат на иста или слична дејност; дејствува самостојно и во тесна програмска координација и соработка со бројни релевантни НВО, органи, организации и институции; дејствува врз јакнењето на јавната свест за вистината, опасностите и последиците од зависностите; организира и учествува во настапи на мас-медиумите и во други форми за перманентно и актуелно информирање; врши издавачка дејност; има едукативни и конгресни активности; поднесува иницијативи за законски и други прописи и активности. Основен проект на Сојузот е „Мир и здравје без тутун, алкохол и дроги" што се реализира континуирано веќе 15 години. Сојузот соработува со сродни НВО, со Црвениот крст на Македонија, со Македонската православна црква, со единиците на локалната самоуправа и месните заедници, со Сојузот на извидниците, спортските организации и со повеќе стопански и производствени организации. Формата клубови на лекувани алкохоличари произлезе од овој Сојуз и денес тие функционираат здружени како Сојуз на клубовите на лекувани алкохоличари. Сојузот има повеќе од 1200 регистрирани членови. Д. Д.

**СОЈУЗ НА БУГАРСКИТЕ КОНСТИТУЦИОНИ КЛУБОВИ** (1908–1909). По победата на Младотурската револуција и по воспоставувањето уставно уредување со директно ангажирање на Владата на Бугарија и на Бугарската егзархија во Македонија биле основани бугарските конституциони клубови, кои се обединиле во Сојуз како единствена политичка организација, експонент на бугарската државна политика. Сојузот официјално декларирал дека ќе дејствува за зачувување на целоста и на општите интереси на османлиската држава. Главни програмски барања биле: нова административна поделба, со групирање на населението според националната припадност, и општинска самоуправа.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Политичките партии и организации во Македонија (1908-1912)*, Скопје, 1965. М. Мин.

**СОЈУЗ НА ДРУШТВАТА НА ИСТОРИЧАРИТЕ НА РМ** (СДИРМ) (Скопје, 1952–) – асоцијација на историчарите во РМ. Бил формиран како *Историско друштво на НРМ* (Скопје, 22-25. XI 1952 – 1961), со задача да ја афирмира историјата на македонскиот народ, да води грижа и да ја унапредува наставата по историја во основните и во средните училишта, да организира предавања на актуелни теми од минатото и да пропагира собирање и чување на архивската граѓа. Подоцна првин било преименувано во *Сојуз на историските друштва на РМ (1961*), потоа во *Друштво на историчарите на СРМ (1974)*, а по осамостојувањето на РМ во *Сојуз на друштвата на историчарите на РМ*. Организационо Сојузот има повеќе регионални друштва, на чело со Претседателство и претседател. Го издава својот орган сп. „Историја" (од 1965), а повремено и одделни книги.

ИЗВ.: *Архива на Сојузот на друштвата на историчарите на Република Македонија*, ИНИ, Скопје. С. Мл.

**СОЈУЗ НА ДРУШТВАТА НА МАТЕМАТИЧАРИТЕ ОД СРМ** (СДМ) (1977-1990) – здружение, наследник на ДМФ од СРМ. Издава списанија („Математички билтен", „Сигма" и „Нумерус"), се грижи за спроведување на системот натпревари по математика и за одржување математички школи за учениците секоја година, организира конгреси, семинари и други научни и стручни собири. Во периодот 1990-2000 г. работеше под името Сојуз на друштвата на математичарите и информатичарите на Македонија, а во 2000 г. се раздели на две друштва: Сојуз на математичарите на Македонија и Здружение на информатичарите на Македонија, со аналогни задачи и активности како СДМ.

ЛИТ.: „Математички билтен", кн. 14 (XL), Скопје, 1990. Н. Ц.

**СОЈУЗ НА МУЗИЧКИТЕ УМЕТНИЦИ НА МАКЕДОНИЈА** – организација на музичките уметници; од 1997 г. со статус на здружение на граѓани. Формиран на 19. I 1947 г., во склоп на Здружението на музичарите на РМ. Од 1949 г. дејствува самостојно, како Друштво на репродуктивните уметници (подоцна Сојуз на музичките уметници). Одигра значајна улога во втемелувањето на музичките институции и на концертниот живот во РМ. Ја доделува наградата „Златна лира" за највистакнат македонски музички уметник во годината. Остварува и музичко-издавачка дејност, како и професионална комуникација со сродни организации и институции во земјата и во странство. Сн. Ч.-Ан.

**СОЈУЗ НА ПЕДАГОШКИТЕ ДРУШТВА НА МАКЕДОНИЈА** – стручно-научна организација на педагозите во РМ, конституиран (21. XII 1974) на годишното собрание на дотогашното (в.) *Педагошко друштво на Македонија*, со основни задачи: да ја следи, да ја проучува, да ја унапредува и да ја популаризира педагошката теорија и практика; да ја кординира и да ја помага работата на педагошките друштва и др. Форми на дејствување: годишни собранија; организирање научни собири, советувања, семинари, тркалезни маси и сл. Организациската структура ја сочинуваат градските и регионалните педагошки друштва (Охрид, Битола, Прилеп, Велес, Штип, Тетово и Скопје). Има организирано повеќе научни собири, меѓу кои и научниот симпозиум „Четириесет години слободен развој на воспитанието и образованието во Македонија, 1943–1983" (Кичево – Струга, 13–15. X 1983, публикуван зборник). Сојузот го издава списанието за педагошки прашања (в.) *Просветно дело*. К. Камб.

**СОЈУЗ НА ПИОНЕРИТЕ НА МАКЕДОНИЈА** – в. *Детски организации*.

**СОЈУЗ НА РАБОТНИЧКИТЕ И НАРОДНИТЕ УНИВЕРЗИТЕТИ НА МАКЕДОНИЈА** – општествено-стручно здружение, основано во 1959 г. (со седиште во Скопје) со задача да ја координира и да ја унапредува дејноста на (в.) *народните* и *работничките универзитети* и да ги застапува нивните интереси. Сојузот често се јавува и како организатор на андрагошки собири од регионален и меѓународен карактер (конференции, трибини, симпозиуми, советувања, семинари и сл.) на актуелни теми од областа на образованието на возрасните. Остварува активност и на планот на издавачката дејност и информирањето од својот домен. Последниве години се водат сериозни дискусии за негова трансформација и осовременување на дејноста. К. Камб.

**СОЈУЗ НА СПОРТСКИТЕ ФЕДЕРАЦИИ НА МАКЕДОНИЈА.** Со Уредба на Министерството за просвета бил формиран

Иницијативен фискултурен одбор на Македонија (ИФОМ, 1945). Неговиот состав: претседател, Густав Влахов, тројца потпретседатели, тројца секретари, двајца благајници и економ, со реферати и одговорни лица: Основно воспитание и вежби на справи – Ганчо Пајтонџиев, Лесна и тешка атлетика – Перо Димовски, Фудбал – Драган Ивановски и Саво Цветковиќ, Рачна топка, пингпонг и тенис – Панче Поленаков, Спорт на вода – Драган Стојанов, Зимски спорт и туризам – Ристо Дуковски и Гого Попов, Велосипедизам и моторизам – Киро Василевски, Пропаганда и култура – Драган Геров и Илија Џувалековски, Здравствена служба – д-р Гоше Гавриловски, Јавачки спорт – Димче Боцев, Едриличарство – Блажо Трошановски, Статистика – Душко Кировски и Јордан Мраморец. Бил формиран и Дисциплински одбор, Работно и други тела. Потоа ИФОМ се нарече Фискултурен одбор на Македонија (ФИСОМ, 1946) со спортски одбори, (со претседател Страхил Гигов и секретар Страте Арсовски), Сојуз на организациите за физичка култура на Македонија (СОФКМ, 1961), Сојуз за физичка култура на Македонија (СФКМ, 1972), Спортски сојуз на Македонија (ССМ, 1996) и Сојуз на спортските федерации на Македонија (ССФМ, од 2002). Негови членови се 39 републички федерации и 14 општински сојузи.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт, 1945–1975 во СР Македонија,* Скопје, 1976. Д. С.

**СОЈУЗ НА ХЕМИЧАРИТЕ И ТЕХНОЛОЗИТЕ НА МАКЕДОНИЈА** – научна и стручна асоцијација на хемичарите и технолозите од РМ. Отпрвин бил Друштво на хемичарите и технолозите на Македонија. Организатор е на советувања и конгреси на хемичарите и технолозите на Македонија на кои учествуваат и научни работници од странство, како и на конгресите за студенти по чиста и применета хемија. Орган на Сојузот е научното списание „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија“ (од 2007 излегува под називот „Macedonian Journal of Chemistry and Chemical Engineering“). Во органите и телата на Сојузот се застапени научни и стручни работници од високошколските институции и од индустријата. Б. Ш.

**СОКАЈ** – невестинско покривало за на главата. Според формата, тој претствува долго, потпојасно правоаголно парче, изработено од чоја или платно, богато орнаментирано со вез, срмени ширити, волнени или свилени китки, монистра и пари. Се носел сè до крајот на XIX и почетокот на XX в. Ј. Р.-П.


Сокај од галичка женска невестинска носија

**„СОКОЛ“** (Куманово, 1909–1911) – гимнастичко друштво. Управата ја сочинувале главно учители: Јован Довезенски – претседател, Ѓорѓе Божиновиќ, началник, Милое Закиќ и Анѓелко Ристиќ, како и аптекарот Илија Вукотиќ, и други. Членови на Друштвото биле главно ученици, имале униформи, вежбале на отворено слободни, строеви и вежби со подвижни справи, а се занимавале и со некои спортски активности. По разни поводи приредувале јавни настапи во градот, во околните места и во Скопје, со гимнастички и спортски елементи и културно-уметничка содржина. Членови на Друштвото настапиле на соколските слетови во манастирите Грачаница (1910) и Девич кај Србица на Косово (1911) и на Сесловенскиот соколски слет во Белград (1910). Д. С.

**СОКОЛ** (Falconidae) – птица од фамилијата мали до средно големи птици од редот птици-грабливки (Falconiformes); добри и брзи летачи што го ловат пленот во лет. Поделени се во две групи: вистински соколи и ветрушки. Во Македонија од вистинските соколи се присутни 6 вида, а од ветрушките 3 вида.


Сокол

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**СОКОЛОВ, Лазар** (Куманово, 18. III 1914 – Скопје, 3. I 1984) – национален деец, економист и универзитетски професор. Како студент на Економскиот факултет во Загреб бил еден од водачите на македонското студентско движење, секретар на Културно-просветното друштво “Вардар“ во Загреб и активист на МАНАПО (1936–1938), поради што бил уапсен и потоа суспендиран од работа. Во времето на НОАВМ бил член на КПЈ (1941), на АНОК (од есента 1943), на Агит-проп при ГШ на НОВ и ПОМ (од април 1944) и член на Иницијативниот одбор за свикувањето на Првото заседание на АСНОМ. Бил избран за член на Президиумот на АСНОМ и за член на АВНОЈ, а потоа и претседател на Привремените народно собрание на ДФЈ. По Ослободувањето докторирал од областа на економските науки, бил помошник на министерот за трговија и снабдување во Владата на ДФЈ, в.д. директор на Институтот за меѓународна политика и стопанство и професор на Економскиот факултет во Белград. Поради определбата за Информбирото, бил исклучен од КПЈ (јуни 1949) и наскоро потоа испратен во логорот на Голи Оток (1949–1951). Извесен период бил директор на Економскиот институт во Скопје. Автор е на поголем број научни трудови за стопанската историја на Македонија и промените во структурата на југословенското стопанство. Награден е за научниот труд „Резервите на работната сила на одделни подрачја на Македонија“ (Скопје, 1964).

БИБЛ.: *Индустријата на територијата на НР Македонија за време на воениот период (1941–1944),* Индустрија на НРМ, Скопје, 1961, 123–126; *Културно-просветното здружение „Вардар“ во Загреб и неговата политичка дејност,* „Историја“, VIII, 2, Скопје, 1972, 120–126; *Прилог за македонското студентско движење во Загреб,* „Историја“, XII, 1–2, Скопје, 1976, 1–27; *Општествено-економската и национално-политичката положба во Куманово и Кумановско меѓу двете светски војни,* Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942 година, Куманово, 1979, 444–467.

ИЗВ.: *Документи. Куманово во НОВ 1941–1942,* Куманово, 1980.

ЛИТ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942 година,* Куманово, 1979; Д-р Блаже Ристовски, *Пројави и профили од областа на литературната историја*, 2, Скопје, 1982; *Голооточки сведоштва.* Зборник, книга втора: *Личности и судбини.* Текстови – редакција Димче Најчески, Скопје, 2002, 65–97, и книга трета: *Последици*, Скопје, 2006, 27. С. Мл.

**СОКОЛОВ(ИЌ)-ЉАМЕВ, Глигор** (с. Небрегово, Прилепско, 17. I 1870 – Прилеп, 29. VII 1910) – учес-

ник во Илинденското востание и српски четнички војвода. Четник во четата на С. Павлов во Кратовско (1897) и на М. Ацев во Прилепско (1901). Војвода на чета во Прилепско (1902). По Илинденското востание станал српски четнички војвода во Азот и во Порече.

ЛИТ.: Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, т. 2, София, 1983. Ал. Тр.



Викторија Соколовска

**СОКОЛОВСКА, Викторија** (Сјеница, Србија, 14. XI 1931) – археолог. Завршила Филозофски факултет во Белград, Група за археологија (1954). Работи во Археолошкиот музеј во Скопје (од 1955). Докторирала од областа на античката археологија во Белград (1984). Од 1991 до 1995 е директор на Музејот на Македонија. Ја проучува античката историја на Пајонците во доменот на материјалната и духовната култура; се занимава со проучување на античката скулптура и керамиката и покренува прашања во врска со лоцираноста на античките племиња и на градовите и езерата. Врши ископувања во Стоби, Демир Капија, Дојран, Тетово, Жданец–Скопје, а особено систематски го истражува античкиот град кај Марвинци – Гевгелија.

БИБЛ.: *Исар-Марвинци и Повардариешто во аншичко време*, Скопје, 1986; *Аншичка скулшура во СР Македонија*, Скопје, 1987; *Пајонскошо племе Аїријани и врскише со Дамасшион*, МАА, 11, Скопје, 1990, 9–34. В. Б.-Гр.

**СОКОЛОВСКИ, Боривое Иванов** (Скопје, 22. XI 1930 – Скопје, 30. VII 1999) – полковник, спец. епидемиолог, редовен проф. по епидемиологија на ВМА и на Мед. ф. во Скопје. Медицина завршил во Скопје (1955), а докторирал на ВМА (1968). Долгогодишен управник на ЗПМЗ (ИПМ) и управник на ВБ (1989–1993). Публикувал над 100 трудови. Сл. М. П.

**СОКОЛОВСКИ, Јан** (Sokołowski, Jan) (Тарногура, Полска, 14. X 1944) – полски лингвист-славист, русист, македонист, специјалист во областа на зборообразување. Автор на низа статии посветени



Јан Соколовски

на македонистичка проблематика. Неговата монографија „Deminutivi w języku polskim i macedońskim“ се печати во серијата *Македонско-полска граматичка конфронтација.* З. Т.

**СОКОЛСКА ЖУПА ВО СКОПЈЕ** (1923–1941) – асоцијација основана од делегати на пет соколски друштва, кои избрале: Управа со старешина – Тодор Живковиќ, полковник, Јарослав Вошта – началник, Лазар Докиќ – секретар, Рудолф Вошта – благајник, Суд на честа и Просветен одбор. Територијата на Жупата ја опфаќала Вардарска Македонија, Косово и дел од Јужна Србија. Подоцна е наречена Соколска жупа „Кралевиќ Марко“ во Скопје (1925). Управата се ангажирала за зголемување на бројот на соколските друштва и на членството, набавка на справи и реквизити, изградба на соколски домови во Скопје и во другите градови, оспособување на стручни кадри, учество и организирање на жупски и покраински слетови и други манифестации. Д. С.

**СОКОЛСТВОТО ВО ВАРДАРСКА МАКЕДОНИЈА** – српско спортско движење. Организирано се јавува со формирањето на друштвата во Куманово (1909), Скопје (1910), Тетово (1910) и Крива Паланка (1912). Нивните управи ги оформувале главно просветните работници и други угледни Срби, а членството – претежно ученици. Друштвата биле членови на Сојузот на српските соколски друштва „Душан Силни“ во Белград. Имале исти униформи, исти содржини за работа, исти команди и др. Српските државни органи и Сојузот им давале финансиска, стручна и друга помош. Рајко Караклаиќ, учител по гимнастика, бил испратен од Србија на работа во Скопската гимназија (1909). Учителите Ѓорѓе Божиновиќ и Милое Закиќ од Куманово стручно се усовршувале во Ниш и Белград (1909 и 1910). Друштвата вежбале на отворен простор, повремено приредувале јавни настапи и приредби со гимнастички, спортски и културно-уметнички содржини. Некои учествувале и на слетовите на Косово, во Белград и во Прага (1910–1912). По војните (1912–1918) активноста на друштвата била обновувана и биле основани нови. Била формирана Соколска жупа во Скопје (1923). Бројот на друштвата во Македонија бил: 1923 г. – шест со 1.514 припадници од двата пола (добротвори, почесни и редовни членови, подмладок и деца), 1929 – тринаесет со 2.285 припадници. По основањето на Сојузот на соколите на Кралството Југославија (ССКЈ, 1929) на чело со престолонаследникот Петар II, нивниот број значително се зголемил и биле основани голем број селски чети. Нив ги имало во: 1935 г. – 32 друштва и 90 чети со 7.797 припадници, 1939 – 32 друштва и 108 чети со 13.198 припадници. Членовите на управите на друштвата биле главно од редовите на Србите, а старешините – најчесто виши офицери, истакнати чиновници и просветни работници. Финансиските средства во најголема мера биле прибирани од сопствени извори, а за Жупата и од буџетот на државата, кои подоцна биле зголемени (од 1930). Главно од сопствените извори и со извесна помош од државата, биле изградени соколски домови во: Скопје два, а по еден во Куманово, Прилеп, Гостивар, Кочани, Кичево, Радовиш, Кратово, Берово, Битола, Дебар и други градови, како и во селата: Миравци, Негорци, Смоквица, Пирава, Ростуше и др. Во некои места (Велес, Струмица и др.) домовите биле обезбедени со адаптација на стари згради. Домови имало: 1930 – шест, 1935 – седумнаесет, 1940 – триесет и четири. Тие во основа биле опремени со гимнастички справи и реквизити. Истовремено биле градени и летни вежбалишта (од 1921). Недостигот на стручни кадри бил решаван со одржување на сојузни и жупски преднњачки курсеви. Активните членови редовно вежбале со справи, на справи, прости, строеви вежби, марширање и друго, имале активности и од атлетиката, а во поразвиените друштва во помала мера и од стрелаштвото, велосипедизмот, кошарката, одбојката, скијањето и др. Повремено, по разни поводи, биле приредувани и јавни часови, дефилеа, академии, натпревари, жупски и покраински (југословенски) слетови. Соколи од Македонија учествувале на сите соколски слетови во државата и во Прага, како и на јуначките во Софија. Покрај тоа, систематски се негувани и некои културно-просветни активности во друш-



Дел од присутните на денот на пуштањето во употреба на Соколскиот дом во Куманово

твата и во четите (од 1923, а особено по 1930 г.): разни предавања, аналфабетски курсеви, биле основани библиотеки со читални, разни оркестри, хорови, драмски секции и др. Во соколските чети било посветувано внимание и на изградбата на хигиенски објекти, набавката на современи алати, набавката на нови видови семиња, садници, добиток, на пошумувањето (особено од 1935). Биле основани земјоделски, здравствени и други селски задруги. Соколската организација одржувала тесни врски со сите државни органи, со војската и со училиштата. Тргнувајќи од утврдени принципи, нејзиниот однос кон верските заедници бил заснован врз почит кон секое верско убедување, кон жените бил заснован однос врз начелата на еднаквост и рамноправност, се противставувала на политизацијата во своите редови и на учеството во политиката; кон македонското национално прашање имала негаторски и асимилаторски однос. Властите кон соколството се однесувале како кон значајна организација во реализацијата на својата основна, големодржавна и националистичка политика (ососбено од 1930).

ИЗВ.: Душан Станимировић, *Соколство у Вардарској Македонији – настанак и развој*, Загреб, 1986 (докторска дисертација). Д. С.

**СОЛАНА, Хавиер Франциско Мадаријада** (Javier Francisco Madariada Solana) (Мадрид, Шпанија, 14. VII 1942) – шпански и европски политичар и дипломат. Универзитетски професор по физика. Во 1968 г., како социјалист, учествува во протестите во Шпанија против НАТО, а подоцна е Генерален секретар на НАТО (1995–1999), кога е извршена агресијата врз СРЈ. Висок претставник на ЕУ за заедничка надворешна и безбедносна политика (од Европскиот совет во Келн, 3–4. X 1999). Во ова својство остварува серија средби со институциите на РМ во текот на војната од 2001 г., во функција на нејзино завршување, а по неа во функција на стабилизирање на ситуацијата и градење мерки за доверба. На седницата на Наставно-научниот совет на Правниот факултет „Јустинијан Први“ во



Хавиер Солана

Скопје на 11. V 2006 г. е усвоен предлог да му биде доделена титулата „почесен доктор на политичките науки“ на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје, во знак на благодарност за тоа што го сторил за РМ во 2001 г.

ИЗВ.: *Архива на Правен факултет „Јустинијан Први“ – Скопје*, Скопје 2007. Т. Петр.

**СОЛДАТОВ, Никола** (Скопје, 25. XII 1926 – Сремска Каменица, Србија, 2. XI 1989) – спортски новинар. Завршил гимназија во Скопје (1946) и учествувал во НОБ (од 1944). Во Радио–Скопје бил редактор и уредник на Младинската, Спортската и на други редакции, а бил и спикер, коментатор и радио–репортер (од 1946). Вршел преноси од голем број спортски натпревари и други манифеста-



Никола Солдатов

ции. Преминал во Спортската редакција на ТВ Скопје (1966–1986). Извршил околу 1000 ТВ преноси од спортски и од други настани. Пишувал текстови за Куклениот театар, за „Остен“ и за радио–емисии. Д. С.



Димитар Солев

**СОЛЕВ, Димитар** (Велес, 24. V 1930 - Скопје, 24. IX 2003) - раскажувач, романсиер, драмски автор, есеист, книжевен критичар, преведувач и општественик. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Бил член на ДПМ (од 1956), член на СКМ (од 1956), член на Комисијата за култура на Претседателството на СКЈ, претседател на ДПМ и член на Македонскиот ПЕН центар. Исто така, бил уредник на сп. „Млада литература“, долгогодишен главен уредник на сп. „Разгледи“, уредник и директор на РТВ Скопје, директор на НУБ „Св. Климент Охридски“ и советник во Извршниот совет на СРМ. Бил особено активен во книжевната конфронтација, застапувајќи се за естетски плурализам. Преведуван е на српски, албански, романски и руски јазик.

БИБЛ.: *Окопнети снегови*, Скопје, 1956 (раскази); *Kraj proleća*, Novi Sad, 1963 (раскази, на српски јазик); *Под усвитеност*, Скопје, 1957 (роман); *Под ужареним небом*, Zagreb, 1963 (роман, на хрватски јазик); *По реката и спроти неа*, Скопје, 1960 (раскази); *Ограда*, Скопје, 1963 (раскази); *Кратката пролет на Моно Самоников*, Скопје, 1964 (роман); *Зима на слободата*, Скопје, 1968 (раскази); *Слово за Игора*, Скопје, 1969 (раскази); *Quo vadis scriptor?*, Скопје, 1970, (есеи); *Одбрани раскази*, Скопје, 1970; *Полжави*, Скопје, 1975 (раскази); *Дрен*, Скопје, 1980 (роман); *Одбрани раскази*, Скопје, 1981; *Зора зад аголот*, Скопје, 1984 (роман);

*Црно огледало*, Скопје, 1985 (раскази); *Dreni*, Shkup, 1986 (роман, на албански јазик); *Дублер*, Скопје, 1988 (роман); *Кружно патување на сенката*, Скопје, 1988; *Одумирање на државата*, Скопје, 1990 (раскази); *Промена на системот*, Скопје, 1993 (раскази); *Првата зима на слободата*, Скопје, 1995; *Мртва трка*, Скопје, 1997 (роман); *Ќелав штурец*, Скопје, 2001. Автор е и на повеќе радио и ТВ драми: *Бамја или Hibiskus esculentus* (1967); *Патот на сенката* (1968), *Девственици* (1969); *Мртва стража* (1969); *Пушка в езеро* (1996). С. Мл.

**СОЛЕЦКА, Марија Казимјера** (Solecka, Maria Kazimiera) (Rzeszów / Жешув, Полска, 5. I 1947) – полски лингвист-славист, македонист, синтаксичар, лексиколог, социолингвист. Речиси две третини од нејзините научни трудови се посветени на граматичката проблематика на македонскиот јазик, главно синтаксата на македонските глаголи и македонско-полската граматичка конфронтација.

БИБЛ.: *Semantyka czasowników ruchu w języku macedońskim*, Katowice, 1983; *Македонско-полски синтаксички речник на глаголите и блискозначните перифрастични изрази (воведна тетратка)*, т. 4 од серијата *Македонско-полска граматичка конфронтација*, Скопје, 2001. З. Т.


Роберт Солтер

**СОЛТЕР, Роберт Брус** (Robert Bruce Salter) (Онтарио, Канада, 15. XII 1924) – ортопед-хирург, унив. проф. во Торонто (од 1986), академик. Дипломирал на Мед. ф. во Торонто (1947), а специјализирал ортопедија во 1955 г. Докторирал во 1957 г. и во истата година ја дизајнирал „пелвичната остеотомија" за хируршко лекување на ацетабуларната дисплазија кај децата. Иноватор е на „континуираното пасивно движење". Во 1962 г. ја развил Salter-Harris класификацијата на ортопедските повреди. Предавал како визитинг професор на 177 универзитети. Напишал повеќе од 110 научни трудови и бројни поглавја за книги. Добитник е на многу значајни награди. За член на МАНУ надвор од работниот состав е избран на 21. IV 1994.

БИБЛ.: *Пореметувања и повреди на мускулоскелетниот систем – вовед во ортопедија, скршеници и повреди на зглобовите, ревматологија, метаболни болести на коските и рехабилитација*; *Etiology, pathogenesis and possible prevention of congenital dislocation of the hip*, „Canadian Medical Association Journal",18, 98 (20), 1968, 933–45; M. Ferreti, R. Salter et all., *Anti-inflamatory effects of continuous passive motion on meniscal fibrocartilage*, „Journal of Orthopaedic Research", 23/5, 2005, 1165–71; *CPM: From origination to research to clinical applications*, „Journal of Rheumatology", 31/11, November 2004, 2104–2106. Ѓ. З.

**СОЛУН** (Тесалоники) – град во Егејскиот дел на Македонија (РГр), со 407.900 ж. (2002). Се простира покрај северниот брег на Солунскиот Залив и на западните падини на пл. Хортач. Најдобра копнена врска кон север одржува по долината на р. Вардар, кон запад по долината на р. Бистрица, а преку пл. Хортач со источниот дел на Егејскиот дел на Македонија. С. е еден од најголемите и најзначајните древномакедонски градови. Го основал македонскиот војсководец, подоцна крал, Касандар во 315 г. пр. н.е. Новиот град го нарекол по името на својата сопруга Тесалоники, сестра на Александар Македонски. Брз развиток градот доживува во времето на Римјаните и во I в. важел за еден од најголемите градови на Балканот. Во IV в. израснува во втор по големина византиски град (по Цариград), а од крајот на VI в. е изложен на постојани напади од Словените и од Аварите. Меѓутоа, градот ги издржал сите опсади и останал единствено византиско упориште во овој дел на Балканскиот Полуостров. Сепак, под влијание на словенската околина, С. постепено се словенизирал и во IX в., според Панонското житие на Методиј, „сите Солунчани зборуваат чисто словенски". Со извесни прекини, градот се развивал во рамките на Византиската Империја сè до 1430 г., кога потпаѓа под турска власт.


Црквата „Св. Димитрија" во Солун

Од 1912 г. претставува составен дел на грчката држава. Грците преземаат засилена денационализација на словенското население, особено нагласена во 1923 г. со населувањето на голем број грчки колонисти од Мала Азија. Така, во 1928 г. С. имал 236.524 ж. од кои, 117.031 ж. биле колонисти. Популациски градот многу е зголемен по Граѓанската војна во Грција, кога во него се доселуваат бројни жители од сите делови на Северна Грција. Денес е втор град по големина во Грција (по Атина) и претставува најразвиен индустриски, културно-просветен и сообраќаен центар, со најголемо пристаниште во Егејскиот дел на Македонија. Од 1923 до 1973 г. Југославија имала слободна трговска зона од 94.000 $m^2$, која за македонската надворешна трговија имала нагласено значење. И денес ова големо прекуокеанско пристаниште, од каде што води нафтовод до Скопје, за македон-


Панорама на денешен Солун

ското стопанство има исклучителна важност. С. е универзитетски град и има голем број културно-историски споменици како црквите „Св. Димитрија“ (заштитник на градот), „Св. Софија“, „Св. Дванаест Апостоли“, потоа Солунската тврдина, Археолошкиот музеј и др.

ЛИТ.: Тодор Симовски, *Населени места во Егејска Македонија*, кн. I, Скопје 1978. А. Ст.

**СОЛУНСКА ГИМНАЗИЈА** – прва полна гимназија во Македонија, основана од Бугарската егзархија, отворена во 1881 г. во Солун под името Бугарска машка гимназија „Св. Кирил и Методиј“, иако работата ја започнала уште во учебната 1879/80 г. За прв директор бил назначен учителот и учебникар Кузман Шапкарев, кој по само една година, поради судир со Егзархијата и нејзината политика, бил принуден да си поднесе оставка. Полна гимназија станува во учебната 1885/86 г. со отворањето на VII клас. Во рамките на гимназијата, од учебната 1887/88 до 1895/96 г., работело и Педагошко одделение за подготовка на учители. Ова одделение го завршиле 129 ученици, најмногу од Битолскиот вилает (54). Заедно со машката, била отворена и Женска гимназија, која станува шестокласна во учебната 1890/91 г. И машката и женската гимназија имале свои интернати (пансиони). Во периодот 1885/86–1911/12 г. Солунската (машка и женска) гимназија ја завршиле околу 600 ученици од Македонија, меѓу кои и познати македонски револуционерни дејци од времето на националноослободителното движење. Најголемиот дел станале учители. Тука предавале Григор Прличев, Петар Драганов и др. Егзархијата била посебно заинтересирана за развојот и работата на оваа гимназија, бидејќи во неа гледала влијателен фактор за реализација на нејзините национално-политички интереси и претензии во Македонија.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Македонското преродбенско училиште*, Скопје, 1985. К. Камб.

**СОЛУНСКА СОЦИЈАЛИСТИЧКА ФЕДЕРАЦИЈА** (Солун, 24. VII 1909 – 1918) – легална партија што дејствувала за класно и синдикално обединување на османлискиот пролетаријат и за освојување на политичката власт. Нејзин пратеник во Османлискиот парламент бил Димитар Влахов. Ги издавала весниците „Работник“ и „Работнически весник“ на 4 јазици (турски, еврејски, грчки и бугарски). Соработувала со Интернационалното социјалистичко биро.

ЛИТ.: Димитар Влахов, *Мемоари*, Скопје, 1970; *Работничко и комунистичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.



Солун во османлискиот период

**СОЛУНСКИ ВИЛАЕТ** (1867–1912) – административно-територијална единица во Османлиската Империја, формирана во 1867 г., со центар во Солун. Во почетокот бил составен од санџаците: Солун, Тирхала, Серез и Драма. Сè до формирањето на Битолскиот (1873) и Косовскиот (Скопскиот) вилает (1877), во негов состав повремено влегувале и санџаците: Битола, Дебар, Елбасан и Скопје. Подоцна овој вилает бил составен само од три санџаци: Солун, Серез и Драма и се простирал исклучиво на македонската територија. Во 1885 г. во него живееле околу еден милион жители, од кои 51% биле муслимани, 45% христијани и околу 4% Евреи. Во состав на санџакот Солун влегувале вкупно 14 кази: Солун со нахиите Вардар и Каламарија; Еницe Вардар со нахијата Караџа Абад; Бер со нахијата Агустос (Негуш); Катерини; Воден со нахиите Караџа Абад и Острово; Тиквеш; Велес со нахијата Богомила; Струмица; Дојран; Гевгелија; Аврет Хисар (Кукуш) со нахијата Кара Даг; Лангаза, Касандра со полуостровот Халкидик и Света Гора со 30 манастири. Санџакот Серез бил составен од 8 кази: Серез, Зихна, Демир Хисар, Петрич, Мелник, Неврокоп, Разлог, Горна Џумаја, додека во рамките на санџакот Драма влегувале само 4 кази: Драма, Правиште, Сари Шабан и Кавала. Овој вилает постоел до крајот на османлиското владеење на Балканот.

ЛИТ.: *Selanik vilayeti salnamesi*, 10 defa, H. 1307 (1889/1890); *İslam Ansiklopedisi*, 104 cüz, İstanbul 1964, 337349–876; *Die Provinzen des Osmanischen Reiches* von Andreas Birken, Wiesbaden, 1976; Ahmed Alicic, *Uredba o organizaciji vilajeta 1867 godine*, „Prilozi za orijentalnu filologiju“, XII–XIII/1962/63, Sarajevo, 1965. Др. Ѓ.

**„СОЛУНСКИ ЈУНАК“** – гимнастичка организација (1908–1912). Управата ја сочинувале: И. Васков – претседател, Д. Малинов – потпретседател, Даниел Бланшуд, учител по гимнастика во Солунската гимназија – главатар (началник), Д. Ангелов – секретар, П. Манчев – домаќин, М. Богданов и Т. Бошков – советници. Членовите, главно ученици, имале униформи и редовно вежбале на отворено, а се натпреварувале и во некои спортови. Формирале свој оркестар од 35 дувачки инструменти и неколку културно–уметнички секции. Често настапувале јавно и давале приредби. Се издржувале од сопствени приходи и од донации од Егзархијата. Организирале два курса за началници во Солун (1909 и 1912). Со една чета настапиле на Слетот во Софија (1910), а со 10 членови на Слетот во Прага (1912).

ЛИТ.: Драган Петковски, *Прилог кон прашањето за основање и дејноста на гимнастичките друштва „Јунак“ во Македонија во времето од 1908 – 1912 година.* „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија“, Скопје, 1976, 95–106. Д. С.

**СОЛУНСКИ КОНГРЕС НА ТМОРО** (1903) – општ конгрес на Организацијата, на кој била донесена одлуката за кревање востание во Македонија во 1903 год. Конгресот бил свикан од Иван Гарванов (во својство на претседател на ЦК) со писмено известување од 24. XII 1902 / 6. I 1903 г. Конгресот се одржал на 2–4/15–17. I 1903 г. во Солун, со 17 учесници: членовите на ЦК Иван Гарванов, Спас Мартинов и Димитар Мирчев, и делегатите: Христо П. Коцев, Тодор Лазаров, Никола Петров, Велко Думев, Лазар Димитров, Христо Влахов, Иван Сапунаров, Никола Хрлев, Димитар Занешев, Тодор Пејков, Димитар Ганчев, Иван Ингилизов, Анастас Лозанчев и Георги Варналиев. Претседавал И. Гарванов, а сек-

ретар бил Д. Мирчев. Не присуствувале водечките личности на ТМОРО и немало сразмерна застапеност од округите. По предлог од И. Гарванов, со поддршка и од Анастас Лозанчев (делегат од Битолскиот округ), Конгресот донел одлука за востание во 1903 г., без да го определи датумот. Против бил Лазар Димитров (делегат од Серскиот округ). Поради начинот на свикувањето и на одржувањето на Конгресот, била оспорувана легитимноста на одлуката за востание.

ЛИТ.: Ванчо Ѓорѓиев, *Солунскиот конгрес на ТМОРО од 1903 година и прашањето за востание,* Историја, 1-2, Скопје, 2004. В. Г.

**СОЛУНСКИ ПРОЦЕС** (20. III – 5. VI 1917) – процес во кој Српскиот воен суд во Солун им судел на водачите на тајното здружение „Обединување или смрт", под обвинение дека се обиделе да извршат преврат и атентат врз престолонаследникот Александар Караѓорѓевиќ. Седуммина од обвинетите биле осудени на смрт. Од нив тројца биле погубени, меѓу кои и полковникот Драгутин Димитриевиќ-Апис. По Втората светска војна судскиот процес бил обновен, а изречените пресуди биле укинати.

ЛИТ.: Карло Сфорца, *Никола Пашић*, Београд, 1991; Миливоје Алимпић, *Солунски фронт*, Београд, 1967. Д. Јов.


Георги Солунски

**СОЛУНСКИ, Георги** (с. Косала, Радомирско, Р. Бугарија, 3. III 1939) – претседател на Традиционалната македонска организација ВМРО (Независна) „Илинден", со седиште во Софија. Потекнува од македонско свештеничко семејство, доселено во Бугарија од Егејскиот дел на Македонија. Живее во Софија како артист и асистент по режија. Борец за националните права на Македонците во Република Бугарија. В. Јот.

**СОЛУНСКИ, Коце** (Прилеп, 30. III 1922 - Скопје, 3. V 2006) – прозаист и поет. Учесник во НОБ. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Вршел разни општествени функции. Бил претседател на ДПМ.


Коце Солунски

БИБЛ.: *Трагите не се завеани*, роман, 1960; *Втората македонска*, повест, 1963; *Мирче Ацев*, романизирана биографија, 1968; *Божана*, радио-драма, 1970; *Факелот* драма, 1971; *Кузман*, романизирана биографија, 1973; *Трагите се завеваат*, роман, 1983; *Михајло Апостолски*, романизирана биографија, 1993; *Искри*, поезија, 1998; *Незаборав*, поезија, 1998. П. Гил.

**СОЛУНСКИТЕ АТЕНТАТИ** (1903) – динамитни акции во Солун, изведени од млади македонски револуционери – гемиџии за да го свртат вниманието на Европа кон состојбата во Македонија под власта на Османлиската Империја. Во групата гемиџии биле: Славе Мерџанов, Петар Манџуков, Јордан Поп Јорданов (Орце), Константин Кирков, Тодор Богданов, Илија Трчков, Владимир Пингов, Тодор Органџиев, Димитар Мечев, Георги Богданов, Милан Арсов, Павел Шатев и Марко Бошњаков. Материјално биле поддржувани од Борис Сарафов и од Гоце Делчев. Во план било и уривање на Отоманската банка во Цариград и во Солун. По откривањето на каналот во Цариград (1901), целосно се концентрирале на Солун. Извршиле атентати (15/28 и 16/29. IV 1903) и биле уништени францускиот параброд „Гвадилкивир", мостот во Солун под кој минувале водоводот и гасоводот за градското осветлување и Отоманската банка. Бомби биле фрлени во кафеаните „Египет", „Алхамбра" и „Ноњо". Не успеала акцијата за уништување на Поштата и атентатот за ликвидирање на солунскиот валија. При изведувањето на атентатите настрадале само неколку цивили. Во Солун бил воведен полициски час. Војската и полицијата извршиле масакр врз христијанското население (над стотина убиени). Масакрот престанал по интервенцијата со впловувањето на странски воени бродови во Солунското пристаниште. Во борбата со војската и со полицијата некои од атентаторите загинале, а други се самоубиле. Преживеаните П. Шатев, Г. Богданов, М. Арсов и М. Бошњаков биле осудени на смрт, а подоцна казната им била заменета со доживотно заточение. На заточение биле спроведени во Фезан во Африка (мај 1906), каде што умреле М. Арсов и М. Бошњаков. По Младотурската револуција П. Шатев и Г. Богданов биле амнестирани.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Солунските атентати*, Скопје, 1985. В. Ѓ.


Судењето на солунските атентатори (1903)

**СОЛУНСКО КРАЛСТВО** (1204–1224) – латинска крстоносна држава, со центар во Солун, ја основал главниот водач на Четвртиот крстоносен поход маркизот Бонифациј Монфератски (1204–1207). Ги опфаќала Јужна и Источна Македонија, Тесалија, Средна Грција и Пелопонез. По смртта на Бонифациј, на престолот дошол неговиот малолетен син Димитриј (1207–1224), кој бил крунисан за крал (1209) и владеел со регенти. По смртта на латинскиот цар Хенрих (1216), голем број рицари се вратиле на запад, а Солун го напуштила и кралицата Маргарите, која се вратила во Унгарија (1223). Кралството немало сили



Карта на Солунското кралство (1204)

да се одбрани од епирските напади, затоа папата Хонориј III (1216–1227) го зел под свој патронат. Одбраната на градот му ја доверил на маркизот Гиј Палавичино, а организирал и крстоносна војна за одбрана на Солун (1224), која завршила без успех. Опсаден од Епирците, Солун му се предал на епирскиот владетел Теодор I Ангел (крајот на 1224).

ЛИТ.: Б. Ферјанчиќ, *Почеци солунске краљевине (1204–1209)*, ЗРВИ, VIII/2, 1964; D. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957; К. Аџиевски, *Потчинување на Македонија од страна на Теодор I Ангел и формирањето на Солунското Царство*, „Историја", XVIII/1–2, Скопје, 1982. К. Аџ.

**СОЛУНСКО ЦАРСТВО (ДЕСПОТСТВО)** – епирска држава, прогласена за царство (1225/1226), откако епирскиот владетел Теодор I го зазел Солун (1224) и го ликвидирал Солунското латинско кралство. Бил крунисан од Охридскиот архиепископ Димитриј Хоматијан, со претензии тој да се претстави како наследник и обновувач на Византија. Подем бележело до битката кај Клокотница со поразот на Теодор (1230), а власта ја презел Манoил, кој државата ја задржал на територијата: Солун – Тесалија – Епир. Наследникот Јован Ангел бил принуден од страна на никејскиот владетел Јован III Ватац да се откаже од царската круна и да ја прифати титулата деспот (1242), а државата да стане деспотство. Последниот владетел, деспотот Димитриј (син на Теодор I), по воените неуспеси, градот Солун му го предал без борба на Јован Ватац (декември 1246). Како заробеник бил одведен во Мала Азија и со тоа солунската држава престанала да постои.

ЛИТ.: D. M. Nicol, *The Despotate of Epiros*, Oxford, 1957; К. Аџиевски, *Првите никејски освојувања во Македонија и ликвидирање на Солунското царство*, „Историја", XIX/1, Скопје, 1983. Б. Петр.

**СОМАТОФИЛАКСИ** (somatofilakes) – телесна стража, телохранители од највисок ранг во времето на Александар III Македонски. Се сметала за особено почесна должност за хетајрите. Тие деноноќно чувале стража околу кралот. Најпрвин биле седум, а по враќањето од Индија осум.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М. Р.

**СОМОВИ** (Siluridae) – голема фамилија слатководни риби од редот сомовидни риби (Siluriformes), од кои во Македонија е регистриран еден вид: сом (Silurus glanis).


Сом

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe*, London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region*, Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за одредување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија*, Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.


Алберт Сониксен

**СОНИКСЕН, Алберт** (Albert Sonniksen) (1878 – 1931) – американски писател и новинар. Во 1906 г., се приклучил кон четата на Л. Иванов, која дејствувала во Воден и со неа минал низ многу краишта на Македонија. Впечатоците ги запишал во книгата „Исповед на еден македонски четник" (Њујорк, 1909). Преку неа американската јавност можела да се запознае со вистините за борбата на народот во Македонија за неговите национални и социјални права и слободи. В. Тоц.

**СОНЧАРКА** (Macrolepiota procera (Scop.) Singer) – чест и широкораспространет вид габа, присутна во исхраната на населението во Македонија. М. Кр.


Габа сончарка

**СООБРАЌАЈ** – значајна дејност за развој на вкупното стопанство, која во изминатиот период бележи мошне нерамномерен развој. До Втората светска војна единствено беше развиен железничкиот сообраќај. Патниот сообраќај, поштата и телекомуникациите беа слабо развиени, примитивно организирани и се одвиваа по земјени патишта и со запрежни средства. Во повоениот период, општиот развој на сообраќајната дејност беше нерамномерен, повеќе од оној на вкупното стопанство. Водниот (езерскиот) сообраќај беше неразвиен, а цевководниот не постоеше. Значајни сообраќајни гранки во Македонија беа: железничкиот, патниот, градскиот, воздушниот, поштенскиот и телекомуникацискиот сообраќај. Главните железнички линии во Македонија биле изградени уште во втората половина на XIX в. Тоа беа железничките линии: Солун–Скопје (1874), Скопје–Ристовац (1888), Солун–Битола (1894), Велес–Штип–Кочани (1926) и Велес–Битола (1936). По Втората светска војна е изградена линијата Скопје–Кичево (1952) и Бакарно Гумно–Сопотница (1955). Вкупната должина на изградените линии со нормален колосек изнесува 697 km. Должината на електрифицираната железница изнесува само 189 km (Ристовац–Скопје–Гевгелија). Железницата располага со околу 2.400 вагони, со тенденција за нивно намалување. Превозениот број патници бил најголем во 1965 г. (8.455.000), а потоа, со развојот на патниот сообраќај, значајно се намалува. Превозот на стоки бил најголем во 1984 г. (9.896.000 тони), а во наредниот период и тој се намалува. Поради општите објективни околности, железничкиот сообраќај влезе во криза, па затоа опаѓа значењето на оваа дејност. Некои линии се напуштени од експлоатација.

По Втората светска војна Македонија наследи многу слабо развиен патен сообраќај: во 1945 г. имаше само 5 km асфалтиран пат и 30 km патишта со камени коцки. Другите патишта беа земјени или макадамски. Во Македонија во 1947 г. сообраќаа само 856 камиони, 53 автобуси и 286 автомобили. Подемот на развојот на патниот сообраќај започна во шеесеттите години на минатиот век, а потоа течеше брзо и далеку го надмина железничкиот. Во 2005 г. во Македонија има 906 km магистрални патишта, 3.643 km регионални, 216 km автопати, 548 km меѓународни „Е" патишта и 8.566 km локални патишта; има 14.702 камиони, 2.269 автобуси, 253.234 автомобили. Бројот на превозените патници во јавниот сообраќај за 2005 г. изнесува 1.990 милиони, а количествата на превезени стоки се 4.460 милиони тони. Брз рас-



Сообраќајната инфраструктура во Република Македонија

теж доживува и бројот на автомобилите, а со тоа и превозот со нив. Во 1950 г. биле регистрирани 353 патнички автомобили, во 1984 г. – 235.311, а во 2005 г. – 253.234.

Градскиот сообраќај најмногу се разви во поголемите градови, пред сè во Скопје и во Битола. Во веќе наведената година има над 202 автобуски линии и околу 806 автобуси за превоз на патници. Авионскиот сообраќај во изминатиот период бележеше слаб развој. Двата аеродрома (во Скопје и во Охрид) ниско се рангирани и не ги задоволуваат потребите. Во текот на 1999 г. се превозени 1.052.000 патници, а 2005 г. само 575.000.

Поштата во Македонија имаше бавен пораст, но беше главно средство за врски сè до седумдесеттите години на минатиот век. Малиот број пошти опслужуваа поголем број корисници во споредба со европските и светските стандарди. Телекомуникацискиот сообраќај, посебно мобилната телефонија, во последниве години доживеа вистински „бум“. Во текот на 2005 г. бројот на телефонските претплатници (фиксни приклучоци) достигна 553.185, а бројот на мобилните приклучоци 1.261.328. Последниве години брзо се развива и електронската комуникација, бројот на интернет-корисниците на крајот од 2006 г. го надмина износот од 390.000 (19% од вкупната популација на Македонија). Учеството на сообраќајот, складирањето и врските во вкупниот БДП на земјата изнесува: 8,4% (2002), 8,4% (2003) и 7,8% (2004).

ИЗВ.: *Статистички годишник на Република Македонија*, Државен завод за статистика, за соодветните години.

ЛИТ.: Никола Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1950*, МАНУ, Скопје, 2001. Д. Н.


Хисни Сопај

**СОПАЈ, Хисни Нехас** (Sopaj, Hisni Nehas) (с. Слупчане, Кумановско, 19. VII 1954) – поет, прозаист, преведувач, литературен критичар, унив. професор. Основно образование завршил во с. Опае, а гимназија во Куманово. Во 1977 г. дипломирал на Катедрата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Постдипломските студии од областа на албанската книжевност ги завршил во Приштина, а докторирал на Филолошкиот факултет во Скопје (1994). Работел како преведувач во „Флака е велазеримит“. Од 1979 г. работи како асистент, предавач и професор по Современа албанска книжевност на Катедрата за албански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје. Објавил повеќе прилози од областа на книжевноста и есеистиката. Член е на ДПМ (1979). Преведуван и презентиран во неколку антологии на албанската поезија и раскази во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Algje* (*Алги*), поезија, 1973; *Зелени песни*, 1973; *Të fala nga hëna* (*Поздрав од Месечината*), поезија, 1975; *В круг*, 1979; *Gjysëmhëna* (*Полумесечина*), поезија, 1980; *Himeret e humbura* (*Разредени химери*), 1987; *Gjëmat e gjëmisë* (*Крикот на бродот*), раскази, 1985; *Letër Lirijes* (*Писмо на Лирија*), раскази, 1987; *Shi mbi Shqipëri* (*Дожд над Албанија*), поезија, 1997; *Fluturimi mbi Sllupçan* (*Лет над Слупчане*), роман, 1997; *Në fund të Akeronit* (*Во дното на Ахерон*), раскази, 1993; *Rruga e Gafores* (*Патот на ракот*), роман, 1998; *Unaza e humbur* (*Изгубениот прстен*), проза, 2000; *Нарацијата во албанскиот роман* (студија) 1996; *Книжевни паралели*, есеистика, 1998; *Letërsia për fëmijë* (Книжевност за деца), универзитетски учебник, 2000; *Антологија на албанската чиста лирика*, избор од албанската поезија, 2002; *Energjia negative* (*Негативна енергија*), раскази, 2006. А. П.

**СОПИШТЕ** – село во Скопско. Се наоѓа на југоисточните падини на планината Водно, на надморска височина од околу 500 m. Со Скопје е поврзано со редовна градска автобуска линија. Има 5.325 ж., од кои 5.255 се Македонци, 39 Срби и 11 Власи. Населението се занимава со одгледување житни култури


Село Сопиште

и лозарство. Тоа е седиште на општина што зафаќа површина од 22.210 ha, со 13 населени места, во кои живеат 9.522 ж. Во селото постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.


Џорџ Сорос

**СОРОС, Џорџ** (Будимпешта, Унгарија, 1930) – инвеститор, филантроп и филозоф. На седумнаесетгодишна возраст емигрирал во Англија (1947), каде што дипломирал на престижната The London School of Economics. Тука се запознал со теоријата за отворено општество на филозофот Карл Попер и ја прифатил како нејзин постојан поддржувач. Подоцна се

преселил во САД (1956), каде што го основал Меѓународниот инвестиционен фонд „Quantum Group“. Потоа следело основањето на неговата прва фондација – Фондот отворено општество во Њујорк (1979) и на првата Источноевропска фондација во Будимпешта (1984). Наскоро станал своевиден синоним за филантропија во светската историја на донаторството. Во мрежата на неговите фондации за отворено општество сега се вклучени 31 држава од Централна и Источна Европа, од некогашниот Советски Сојуз и Централна Азија (Монголија), како и од Јужна Африка, Хаити, Гватемала и САД. Фондациите имаат цел да ја градат и одржуваат инфраструктурата и институциите на отвореното општество. А освен фондациите, има основано и неколку други значајни институции, како што се Централноевропскиот универзитет во Будимпешта и Меѓународната фондација за наука. За таа цел од 1994 г. се потрошени над 2 милијарди долари. Автор е на голем број објавени прилози за политичките и економските промени во Источна Европа и во Советскиот Сојуз. За неговите напори да го промовира и поддржува отвореното општество, прогласен е за почесен доктор на науките на универзитетите Јејл, Оксфорд, Новата школа за социјални истражувања и на Економскиот универзитет во Будимпешта, а е добитник и на највисоката почест на Универзитетот во Болоња – Laurea Honoris Causa. Неговото име е страв и трепет за финансиските пазари низ светот. Тој е еден од најбогатите луѓе. Познато е неговото уривање на британската фунта во почетокот на деведесеттите, неговата закана за малезиската валута и др. Преку филијалата во Скопје финансира низа проекти на граѓани и организации од РМ.

БИБЛ.: *The Alchemy of Finance*, 1987; *Opening the Soviet System*, l990; *Underwriting Democracy*, 199l; *Soros on Soros: Staying Ahead of the Curve*, 1995; *The Crisis of Global Capitalism*, ноември 1998. С. Мл.

**СОСК** – средновековен град, тема, разурнат по наредба на царот Василиј II (1018), доделен на управа на византискиот благородник Сфранцес Палеолог (1334). Се лоцира на патот помеѓу Острово и Кајлари, во подножјето на пл. Каракамен, кај селото Катраница (Пирги), каде што и денес е зачуван топонимот Град.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Каде лежел средновековниот град Сосск?, Македонија низ вековите*, Скопје, 1999. К. Аџ.

**СОТИРОВИЌ (СОТИРОВСКИ), Кузман** (с. Стенче, Тетовско, 1908 – Париз, 1990) – фудбалер. Играл


Кузман Сотировиќ

фудбал во Белградскиот спортски клуб (БСК), кој четирипати го освојувал првенството на Југославија (1923–1941). Бил најдобар стрелец во Првата лига во 1927 г., со седум гола. Според досегашните сознанија, тој е прв спортист од Македонија што станал репрезентативец на Југославија (1928–1931), за која играл петпати и дал два гола на натпреварот Југославија–Романија 3:1 (3:0) во Белград (6. V 1928). Бил прв учесник и на Олимписките игри во Амстердам (1928). По поразот од Португалија со 2:1, Југославија отпаднала од натамошните натпреварувања.

ЛИТ.: Pero Zlatar, Zvone Mornar i Roman Garber: *Na 5 kontinenta, 1920–1962,* Zagreb, 1962. Д. С.


Никола Сотировски

**СОТИРОВСКИ, Никола** (Битола, 30. VIII 1925 – Белград, 10. IX 2000) – универзитетски професор, правник. Основно и средно училиште завршил во родниот град, а Правен факултет во Белград (1948). Дипломирал и историја на Филозофскиот факултет во Белград (1953). Бил избран за асистент во Историскиот институт на САНУ (1951). Одбранил докторска дисертација на Правниот факултет во Белград на тема „Развојот на управната власт во Србија во времето на кнезот Милош (1815–1830)“ (1958). По докторирањето станува доцент на Правниот факултет во Скопје (1959–1965), а потоа вонреден и редовен професор по предметот Историја на државата и правото. Во меѓувреме, во текот на летните месеци на 1959, 1960 и 1961 г. завршил и трет факултет, стекнувајќи диплома на Меѓународниот факултет за споредбено право во европските градови Луксембург, Стразбур, Хелсинки и Мадрид. По формирањето на Правниот факултет во Крагуевац, работи како редовен професор на факултетот сè до пензионирањето (1987/88). Бил член на Научниот совет на Институтот за национална историја во Скопје и професор на постдипломски студии по државно-правна историја на Македонија на Правниот факултет во Скопје. Објавил поголем број научни трудови од областа на историјата на правото и за македонската национална историја.

БИБЛ.: *Уште еден прилог кон проучувањето на појавата и развитокот на македонската нација*, Скопје, 1969; *Закон Судниј људем*, Скопје, 1977.

ЛИТ.: *Зборник во чест на Никола Сотировски и Владимир Картов*, Скопје, 2001. Св. Ш.


Паскал Сотировски

**СОТИРОВСКИ, Паскал** (с. Врбен, Гостиварско, 23. XI 1927 - Париз, 20. II 2003) – астроном, член на МАНУ надвор од работниот состав (1991). Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје на Групата за физика (1957), а потоа и за астрофизика во Париз (1964). Докторирал (1971) во Париз со тема од областа на физиката на Сонцето. Пред заминувањето во Франција, кратко време работел на ПМФ, но и потоа бил во постојан контакт со татковината. Работел во Опсерваторијата во Медон крај Париз, главно на изучувањето на зрачењето што потекнува од површината на Сонцето. Објавил таблици на спектрите од двоатомни молекули присутни на сончевата површина.

ЛИТ.: *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 203. В. Ур.

**СОФА ДОГОВОР** – договор склучен помеѓу РМ и договорните страни на Северноатланскиот сојуз за уредување на статусот на нивните сили на територијата на РМ, со кој РМ станува членка на Партнерството за мир. Се заснова врз Северноатланската спо-

годба (Лондон, 19. VI 1951) и Рамковниот документ за партнерство и мир (Брисел, 10. I 1994). Софа договорот склучен со РМ стапува во сила на 19. VII 1996 г.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *The SOFA Agreement (Macedonia-NATO's territory)*, *Law, Force and Peace*, Skopje, 2002. Т. Петр.



Никола Софијанов

**СОФИЈАНОВ, Никола Ѓорѓиев** (Скопје, 14. III 1934) – педијатар, невролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. (1959) и специјализација (1966) завршил во Скопје. Докторирал од областа на детската неврологија (1978). Наставник по педијатрија станал во 1982 г. Се усовршувал во САД и во Франција. Учествувал во неколку меѓународни научни проекти. Автор е на две книги и на над 150 трудови во домашни и странски списанија. Бил долгогодишен директор на Клиниката за детски болести. Бил претседател на Педијатриското здружение на Македонија. Н. П.-Ј.



Софора

**СОФОРА** (Sophora japonica L., фам. Fabaceae) – високо, листопадно дрво од источна Азија (Кина и Кореја). Гранките до третата година се зелени, листовите сложени, непарно перести, слични на багремовите. Цветовите се жолтеникаво-бели, собрани во терминални, метлести соцветија (медоносни). Плодовите се жолто-зелени мешунки, исполнети со леплива маса. Декоративен и медоносен вид, многу чест во нашите паркови. Ал. Анд.



Томо Софрониевски

**СОФРОНИЕВСКИ, Томо** (Тетово, 18 IV 1920 – Скопје, ноември 2007) – работник, првоборец и политичар. Како припадник на работничкото движење (1938), бил член на КПЈ (1940), еден од организаторите на НОБ во Тетово и Тетовско (1941), секретар на МК на КПЈ и член на Воениот штаб на МК на КПЈ во Тетово. Подоцна бил и член на ОК на КПЈ (1942–1943) и на Првиот обласnear комитет на КПМ, заменик политички комесар на Штабот на Првата оперативна зона на НОВ и ПОМ, политички комесар на НО баталјон „Орце Николов" (1943) и командант на Военото подрачје за Кичево и Тетово (1944). По Ослободувањето извршувал разни општествени функции. Бил претседател на СЗБ од НОВМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ - Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии". Вл. Ив.

**СОФРОНИЈ** – охридски архиепископ (ок. 1567–1572). Бил наследник на архиепископот Паисиј. Познато е негово писмо до цариградскиот патријарх Јеремиј II (1572), во кое се жали за негодувањето на архијереите против него. Спомнат е и во еден натпис на ѕидот над западната црковна врата во Кичевскиот манастир „Св. Пречиста".

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник" на Богословски факултет „Свети Климент Охридски", кн. 8, Скопје, 2002, 68. С. Мл.

**СОЦИЈАЛДЕМОКРАТСКИ ОРГАНИЗАЦИИ ВО МАКЕДОНИЈА** (1909) – основани по воведувањето на уставното парламентарно уредување во османлиската држава. Биле формирани Скопската социјалистичка организација и Солунската федерација, а такви организации биле формирани и во Битола, Велес, Струмица, Гевгелија и Тетово, кои дејствувале самостојно и пројавиле забележителна социјална и синдикална дејност. Во 1910 г. во Солун бил свикан конгрес за формирање Социјалистичка партија, но, поради мешањето на надворешните партии, не била формирана.

ЛИТ.: *Работничко и комунистичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.



Амблемот на СДСМ

**СОЦИЈАЛДЕМОКРАТСКИ СОЈУЗ НА МАКЕДОНИЈА** – политичка партија, основана на 20. IV 1990 г. како наследник на Сојузот на комунистите на Македонија. Во првиот парламентарен состав (1990–1994) Партијата имаше 31 пратеник, во вториот (1994–1998) 62, во третиот (1998–2002) 28, во четвртиот (2002–2006) 38 и во петтиот состав (2006–2008) 23 пратеници. СДСМ ја формира Владата на РМ од 1992 до 1998 г., како и во периодот од 2002 до 2006 г, а учествуваше и во Владата на широката коалиција (2001–2002). Претседател на СДСМ, од нејзиното формирање до 24. XI 2004 г., беше Бранко Црвенковски, по него дојде Владо Бучковски, кој на 5. XI 2006 г. беше заменет од Радмила Шеќеринска. Преку отцепување од СДСМ, се формирани Демократската партија (1993), на чело со Петар Гошев, и Новата социјалдемократска партија (2006), на чело со Тито Петковски. СДСМ е полноправен член на Социјалистичката интернационала и е асоцијативен член на Партијата на европските социјалисти.

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990–2002*, Editions Sigma, Berlin, 2005; Gordana Siljanovska-Davkova, *Македонске политичке партије кроз призму идеологије*, Friedrich Ebert Stiftung, Beograd, 2007. Ѓор. Ив.

**„СОЦИЈАЛИСТИЧКА ЗОРА"** (Скопје, 1. X 1910 – 6. IX 1912) – весник, орган на Социјал-демократската партија на Скопје. Основачи и уредници биле Душан Цекиќ, Петре Георгиев и Михаил Цоков. Известувал главно за партискиот и синдикалниот живот. Се залагал за класна работничка борба против капиталистите, без разлика на нивното национално потекло.

ЛИТ.: Иван Катарџиев, *Еден двоброј на „Социјалистичка зора“ од 1912 г.*, Разгледи, III, 1, Скопје, 1956, 17; Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 251–252; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 106. С. Мл.


ПРОЛЕТЕРИ СВИЈУ ЗЕМАЉА, УЈЕДИНИТЕ СЕ!
СОЦИЈАЛИСТИЧКА ЗОРА
ОРГАН СОЦИЈАЛИСТИЧКЕ РАДНИЧКЕ ПАРТИЈЕ ЈУГОСЛАВИЈЕ (КОМУНИСТА)
Противу корупције и самовоље
ПОЛИТИЧКИ ПРЕГЛЕД

Факсимил од весникот „Социјалистичка зора“ (1920)

**„СОЦИЈАЛИСТИЧКА ЗОРА“** (Скопје, 10. II – 10. XII 1920) – неделен, а потоа дневен весник (16. VIII), орган на Обласниот секретаријат на Социјалистичката работничка партија на Југославија (комунисти) за Македонија и Стара Србија, на српски, а потоа и на турски јазик (10 IX). Објавени се вкупно 130 броја. Имал цел да ги информира, да ги организира и револуционерно-комунистички да ги воспитува работниците и селаните. Со Обзнаната било забрането и неговото излегување.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 379-382-463; истиот, *Збор, печат, време. Зборник трудови од историјата на македонскиот печат*, Скопје, 1987, 199-205; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885-1992)*, Скопје, 1993, 107. С. Мл.



Амблемот на СПМ

**СОЦИЈАЛИСТИЧКА ПАРТИЈА НА МАКЕДОНИЈА** – политичка партија, основана на 14. IX 1990 г. Во првиот парламентарен состав (1990–1994) имаше четворица пратеници, во вториот (1994–1998) шестмина, во третиот (1998–2002) и во четвртиот (2002–2006) по еден пратеник и во петтиот парламентарен состав (2006–2008) тројца пратеници. СПМ беше дел од Владата на РМ од 1994 до 1998 г., во периодот на широката коалиција (2001–2002), како и од 2006 г. Прв претседател на СПМ беше Киро Поповски (1990–1996), а втор Љубиша Иванов (од 1996).

ЛИТ.: Svetomir Skaric, *Democratic Elections in Macedonia, 1990 – 2002*, Edition Sigma, Berlin, 2005; Gordana Siljanovska-Davkova, *Makedonske politicke partije*, Friedrich Ebert Stiftung, Beograd, 2007. Ѓор. Ив.

**СОЦИЈАЛИСТИЧКИ СОЈУЗ НА РАБОТНИОТ НАРОД НА МАКЕДОНИЈА** (1953–1991) – масовна општествено-политичка организација произлезена од организацијата Народен фронт. Поради инсистирањето на социјалистичкото уредување во општеството, во 1953 г. неговото име било променето во Социјалистички сојуз на работниот народ на Македонија (ССРНМ). Била продолжена рака на СКМ за остварување на нејзините пропагандни цели, особено во времето на еднопартиските избори. Во надлежност ѝ биле давани и разни други политички и пропагандни задачи. Поради тоа, во актите описно била нарекувана „организиран фронт на социјалистичките сили на чело со СКМ“. Во 1991 г., како резултат на новиот повеќепартиски систем во РМ се трансформирала во нова политичка партија со името Социјалистичка партија на Македонија.

ЛИТ.: Д-р Лазар Лазаров, *Општествено-политичките организации во обновата и изградбата на НР Македонија 1944-1948*, Скопје, 1979; *Општествено-економскиот развој на НР Македонија во периодот на обновата и индустријализацијата (1944-1957)*, Скопје, 1988; Д-р Новица Вељановски (со коавтори), *Запознајте ја Македонија*, Скопје, 2001. Н. В.



28-та народна кујна на Министерството за труд и социјална политика

**СОЦИЈАЛНА ЗАШТИТА** – организирана дејност од државата за спречување и надминување на основните социјални ризици на кои е изложен граѓанинот, семејството и групи население во текот на животот, како што се: ризици за здравјето (болест, повреда и телесна спреченост), ризици на стареењето (старост и преживување), ризици на мајчинство и семејство, ризици од невработеност и професионална неадаптираност и ризици од неадаптираност кон социјалната средина. Социјалната заштита вклучува услуги што во рамките на долготрајна стационарна и институционална заштита во социјални институции, комбинирани со услуги за згрижување во заедницата преку центри за дневно згрижување и социјални услуги за хронични болни, стари лица и други групации со специјални потреби, како што се: душевните болни, ментално хендикепираните лица и лицата со физички недостатоци. Секоја Влада по правило донесува програма за социјална заштита на сите нивоа, која служи како основа за помош на лицата во неволја заради одржување на основниот животен стандард, преку финансиска помош, бонови за храна или специјални ваучери за здравствени услуги – онаму каде што овие не се универзално достапни. Границата меѓу здравствената и социјалната заштита варира од една до друга земја, особено во однос на социјалните услуги што вклучуваат и значителна, но не доминантна компонента на здравствена заштита, како, на пр., долготрајна заштита на постари лица зависни од туѓа помош и нега. Покрај мерките за социјална заштита и социјална сигурност на граѓаните утврдени со Законот за социјалната заштита, грижата на државата за спречување на настанување социјален ризик се остварува и преку преземање мерки во даночната политика, вработувањето, политиката на стипендирање, политиката за станови и семејства, здравството, воспитувањето и образованието и на другите подрачја во согласност со закон.

ЛИТ.: Министерство за труд и социјална политика на Р. Македонија. *Закон за социјалната заштита*, „Сл. весник на РМ“, 50/1997, 16/2000 65/2004 и 62/2005. Д. Д.

**СОШКА, Теодор** (1876–1948) – ботаничар, кој во периодот меѓу двете светски војни ја проучувал флората на клисурите во Македонија и објавил неколку флористички трудови што се однесуваат на клисурите на реките Вардар, Треска, Пчиња, Брегалница, Црна Река, како и на локалитетите Јама-Бистра, Крчин, Буковиќ кај Гостивар и околината на Прилеп. Вл. М.

**СПАНАЌ** (Spinacia oleracea L.) – едногодишно растение. Потекнува од азиските предели. Во Европа и на Балканот е пренесен во XII в. Се одгледува заради листовите, кои се богати со минерални материи, посебно со железо. Се консумираат готвени и преработени. Студоотпорно растение, се одгледува наесен, в зима и рано напролет со директна сеидба. Застапен е на мали површини. Д. Ј.



Спанаќ

**СПАНЧЕВО** – рудник на опалски бречи, кој се наоѓа северозападно од с. Спанчево, Кочанско.

Лоциран е во андезитски туфови и бречи дополнително зафатени со хидротермални раствори и опализирани. Опалските маси имаат неправилно издолжена форма со протегање ссз–јји во должина на околу 2 km, ширина од 400 m, и дебелина помеѓу 25–50 m. Поинтензивна опализација се забележува во источниот дел на зоната. Опалитите имаат црвена боја – опалска бреча, а опалитизираните туфови жолтеникава боја. Содржината на $SiO_2$ е од 42 до 85%. Експлоатираниот опал се користи главно како додаток во цементната индустрија.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005. Т. Сер.



Илинден Спасе

**СПАСЕ, Илинден Стерјо** (Ilinden Spasse Sterjo) (с. Глобочани, Мала Преспа, Република Албанија, 1942) – педагог и писател. Основно образование завршил во родното место, а дипломирал филологија на Универзитетот во Тирана. Докторирал од областа на педагогијата. Бил стручен соработник во Институтот за филологија и образование и виш научен советник во Институтот за педагогија во Тирана. Син на познатиот албански писател од македонско потекло – Стерјо Спасе. Од 1964 г. повремено пишува проза (на албански и на македонски јазик).

БИБЛ.: *Девојката од павилјонот*, 1970; *Обнова*, 1972; *Im atë Sterjo,* Tiranë, 1995; *Мојот татко, Стерјо*, 1995. А. П.



Стерјо Спасе

**СПАСЕ, Стерјо** (с. Глобочани, Мала Преспа, Република Албанија, 14. VIII 1914 – Тирана, 12. XI 1989) – албански писател и критичар од македонско потекло. Основно училиште завршил на албански и на грчки јазик во родното место и во Корча. Образованието го продолжил во Корча и во Елбасан. Пред Втората светска војна бил соработник на познатите списанија во Тирана и во Романија, како што се „АБЦ“, „Бота е Ре“ („Нов свет“), „АРС“ и др. По Втората светска војна завршил висок курс за книжевност во Институтот за јазик и книжевност „Максим Горки“ (1960). Својата наобразба ја доврши во Фиренца (Италија) и во Москва (Русија). Во еден период бил просветен инспектор, уредник на „Litaratura jone“ („Наша литература“), „Nëntori“ („Ноември“), „Shkolla e Re“ („Ново училиште“) и др. Автор е на проза – раскази, романи, учебници и репортажни записи. Познат е и како антологичар, преведувач, учебникар и собирач на македонски народни умотворби. Неговите дела се преведувани на неколку светски јазици.

БИБЛ.: *Зошто*?, 1935; *Венец на младоста*, 1938; *Невестата без дувек*, 1944; *Афродита*, 1944; *Тие не беа сами*, 1952; *Афродита повторно на село*, 1954; *Крај езеро*, 1960; *Огнови*, 1972; *Будење*, 1974; *Факлоносци*, 1975; *Слобода или смрт*, 1978; *Востаници*, 1983; *Денес или никогаш*, 1989; циклус од пет историски романи со наслов *Преродбеници*; *Писмата на мојот внук Аријан во Тирана*, 1992; *Убавицата на Преспа*, 1992.

ЛИТ.: Gjata Fatmir, *Shkrimtari Sterjo Spasse*, nr. 12, Tiranë 1964; Jorgaqi Nasho, *Krfijimtaria letrare e Sterjo Spasses para ëlirimit*, studim në librin *Nga jeta në jetë , Pse?*, Prishtinë, 1968; Qosja Rexhep, *Episode letrare*, Prishtinë, 1967. А. П.

**СПАСИЌ, Владимир** (Пирот, Србија, 2. X 1892 – Белград, 16. IV 1972) – педагог, универзитетски професор. Завршил учителска школа (Јагодина) и Виша педагошка школа (Загреб, 1923). Педагошки науки студирал на Универзитетот во Јена (Германија), каде што и докторирал (1927). Работел како средношколски и универзитетски професор. На Филозофскиот факултет во Скопје предавал Методика на основношколската настава (1958–1967), вршејќи ја истовремено и функцијата раководител на Групата за педагогија. Најпознатите трудови ги напишал меѓу двете светски војни.

БИБЛ.: *Увод у нову педагогику и савремено васпитање,* 1929; *Увод у нову школу и савремену наставу,* 1930; *Педагошки појам рада или рад као опште васпитно средство,* 1930; *Стара и нова школа,* 1935 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976,* Скопје, 1976, 75. К. Камб.

**СПАСОВ, Александар** (Скопје, 18. VII 1925 – Скопје, 27. V 2003) –



Александар Спасов

литературен критичар, литературен историчар, есеист, антологичар, универзитетски професор, прв редактор на списанието „Литературен збор“, член на ДПМ од 1951 г., член на МАНУ и на Македонскиот ПЕН центар. Со својата критичарска активност се јавува кон крајот на четириесеттите години на XX в., со прилог за оставнината на Кочо Рацин. Судејќи според темите што ги опфаќа неговиот опус, како и според постапката што ја применува при нивното елаборирање, С. е пред сè литературен историчар, па потоа критичар и тоа со историска свест. Неговите трајни научни интересирања се врзуваат за Р. Жинзифов, браќата Петкович и К. Рацин.

ДЕЛА: *Патиштата на зборот* (критики и огледи, 1956), *Антологија на современата македонска поезија* (1961), *Антологија на современата македонска поезија и проза* (на српски јазик, 1961), *Современа македонска поезија* (на словенечки јазик, 1963), *Современа македонска поезија* (на српски јазик, 1967), *За македонската литература* (студии, огледи и критики, 1969), *Нашето препознавање* (1971), *Истражувања и коментари* (1977), *Задача на денот* (1979), *Кочо Рацин* (монографија на француски јазик, УНЕСКО, Париз, 1986), *Кочо Рацин* (книжевно-историски прилози, 1995), *Браќата Андреја и Константин Петкович* (студија, 1996), *Македонско-словеначки книжевно културни релации* (1998).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990). В. М.-Ч.

**СПАСОВ, Андреј** (Прилеп, 11. VIII 1936) – инж. арх., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1981 до пензионирањето во 2001 г.) по предмети од областа на бетонските конструкции (на Архитектонскиот факултет), како и на градежните конструкции. Магистрирал во ИЗИИС (1970), а докторирал во Белград (1979). Објавил повеќе трудови, меѓу кои и четири учебници за Архитектонскиот и Градежниот факултет. Проректор на Универзитетот (1988–1990). Љ. Т.

**СПАСОВ, Атанас** (Тaската Серски) (с. Врања, Мелничко, февруари 1876 – Софија, 7 VII 1923) –


Атанас Спасов

војвода на ТМОРО/ВМОРО. По завршувањето на Педагошкото училиште во Сер, бил учител и окружен војвода во Серско. Учествувал во битката во с. Баница кога загинал Гоце Делчев (21. IV/4. V 1903). По Илинденското востание бил член на Серскиот окружен комитет и серски војвода (1904). По Младотурската револуција станал член на Народната федеративна партија (1908–1910). Се залагал за автономија и целовитост на Македонија, како пиемонт на Балканската федерација. Зел учество во Балканските (1912–1913) и во Првата светска војна (1915-1918). Бил член на Привременото претставништво на Обединетата бивша ВМРО и потписник на Апелот (9. III 1919). Убиен е од приврзаници на Тодор Александров (при хируршка операција).

ЛИТ.: *Македонски возрожденци и революционери.* Албум, Скопје, јуни 1950, 45; К. Михайлов, *Таската Серски*, „Струма", No 2, София, 1985, 93–106; Ц. Серафимов, *Царят на полето*, 60 години од смъртта на Таската Серски, „Пиринско дело", No 158, Благоевград, 7 юли 1983. С. Мл.


Драган Спасов

**СПАСОВ, Драган (Дац)** (Скопје, 20. IV 1963) – актер. Дипломирал на Отсекот за актерска игра на Факултетот за драмска уметност во Скопје (1991). Од 1992 г. е во Драмскиот театар во Скопје. Настапувал и на други сцени.

УЛОГИ: Розенкранц („Розенкранц и Гилдерстен се мртви"), Зганарел („Дон Жуан"), Хлестаков („Ревизор"), Џанго и Црни („Грев или шприцер"), Фердинанд („Бура"), Моцарт („Амадеус"), Платонов (во истоименото дело), Симон („Диво месо"), Тасе („Демонот од Дебар маало") и др.; како и во филмовите: „Светло сиво", „Збогум на дваесеттиот век", „Преку езерото". Р. Ст.

**СПАСОВ, Јордан** (с. Кнеже, Штипско, 1875 – Кратовско, 25. VII 1908) – кратовски реонски војвода. Четник во четата на Димо Дедото. Учествувал во Мелничкото востание (1895). Бил уапсен и испратен на заточение. По амнестијата влегол во четата на војводата М. Ацев (1901). Потоа станал долгогодишен кратовски реонски војвода.

ЛИТ.: А. Мартулков, *Моето учество во револуционерните борби на Македонија*, Скопје, 1954. Ал. Тр.


Људмил Спасов

**СПАСОВ, Људмил Александров** (Скопје, 31. X 1952) – лингвист, македонист, професор на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје. Дипломирал (1974), магистрирал („Лексиката на македонската народна поезија", 1977) и докторирал („Преодноста на глаголите во македонскиот јазик", 1982) на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје, каде што ги добил сите звања: помлад асистент (1976), асистент (1980), доцент (1982), вонреден професор (1987) и редовен професор (1992). Ги предавал предметите современ македонски јазик, фонологија на македонскиот јазик, историја на македонскиот јазик и општа лингвистика. Учествувал на разни меѓународни и домашни симпозиуми, семинари и проекти. Член е на Македонската комисија за фонетика и фонологија и претседател на Меѓународната аспектолошка комисија при Меѓународниот славистички комитет. Бил продекан на Филолошкиот факултет во Скопје, шеф на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици и претседател на Советот за развој и финансирање на високото образование на РМ. Автор е на повеќе научни и стручни трудови, меѓу кои (во коавторство со И. Савицка) и на првата „Фонологија на современиот македонски стандарден јазик" (1991).

БИБЛ.: *Поглед во јазикот*, Скопје, 1982; *Константин М. Петкович (јазични и книжевно-историски прилози)*, Скопје, 1990; (и Ирена Савицка) *Фонологија на современиот македонски јазик*, Скопје, 1991; (и Ирена Савицка) *Фонологија на современиот македонски јазик, сегментална и супрасегментална*, Скопје, 1997; *Значењето на граматиката на Хорас Г. Лант за афирмацијата на македонскиот јазик. Серија Поттикот Конески, 6*, Скопје, 2002; *Избрани поглавја од историјата на македонскиот јазик. Бојата на јазикот.* 1–2, Скопје, 2005–2006. Г. Цв.

**СПАСОВ, Мирослав** (Скопје, 2. XII 1964) – композитор и диригент. Дипломирал композиција и диригирање на Факултетот за музичка уметност во Скопје (1992). Предавал на Универзитетот во Калгари, Канада (2002–2003) и на Источномедитеранскиот универзитет во Фамагуста, Кипар (2003–2005). Од 2005 г. работи како професор на Универзитетот во Кил, Велика Британија. Бројни негови дела се изведувани и наградувани на фестивали во Европа и Америка. Б. Орт.

**СПАСОВДЕН** – христијански православен празник Вознесение Христово (Спасовден). Спаѓа во големите Господови празници, се празнува 40 дена по Велигден и секогаш е во четврток. Четириесет дена по Воскресението Исус им се јавувал на своите ученици и ги подготвувал за нивната идна активност. Во овој период луѓето сè уште се поздравуваат со поздравот „Христос воскресна" и си отпоздравуваат со „Вистина воскресна". Иако како празник бил востановен уште во апостолските времиња, долго време не се празнувал одделно на четириесеттиот ден од Воскресението, туку во


Икона: „Вознесение Христово", црква „Св. Петка", Маловишта (XIX в.)

Педесетницата, каде што биле слеани повеќе спомени. На овој ден луѓето ги посетуваат црквите што го носат името „Св. Спас" и носат подароци, а некои преспиваат под иконата.

ЛИТ.: Лазар Мирковиќ, *Хеортологија*, Београд, 1961. М. Кит.


Сузана Спасовска

**СПАСОВСКА, Сузана** (Скопје, 24. VIII 1964) – интерпретаторка на народна и популарна музика. Уште од дете настапувала во голем број хорски ансамбли и пејачки групи. Подоцна постигнала извонредна пејачка кариера, интерпретирајќи неколку стотини народни и авторски фолк песни. Гостувала во неколку десетини земји од целиот свет, а настапувала и со ансамблот „Танец" во многу светски концертни сали, меѓу кои и во Сиднејската оперска куќа (2003). Нејзиниот кристално чист глас, беспрекорната интонативна сигурност и чувството за интерпретација ја промовираа во врвна интерпретаторка на бисерите на македонскиот музички фолклор. М. Кол.

**СПАСОВСКИ, Мијалчо** (с. Одрено, Крива Паланка, 1. X 1935) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1990 до пензионирањето во 2001 г.) по предметите од областа на железниците. На Факултетот дошол во 1975 г. од Македонските железници, во чии проекти учествувал и понатаму, како консултант. Усовршил метод за санација на дрвени прагови, а патентирал и нов вид праг (1994), успешно применуван од МЖ. Љ. Т.

**СПАСОВСКИ, Милан** (Скопје, 24. III 1951) – кајакар на диви води. Завршил Електромашински училиштен центар во Скопје (1970). Бил член на КК „Мирче Ацев" во Скопје (од 1965). Тој е повеќекратен јуниорски и сениорски првак на Југославија во спуст и слалом на диви води (1968–1974). Успешно настапил на седум меѓународни натпревари (1969–1974). Бил учесник на неколку светски првенства, а негов најдобар резултат е шестото место во слалом 3 × К-1 во Скопје (1975). На олимписките игри во Аугзбург (Германија, 1972) зазел деветто место. Бил избран за најдобар спортист на Македонија (1972). Д. С.


Милан Спасовски


Стево Спасовски

**СПАСОВСКИ, Стево** (Скопје, 25. XI 1940 – 30. III 20008) – актер. Член во Младинско-детскиот театар (1959–1962), во Драмата на МНТ (1962–1964), а од 1964 г. до пензионирањето во Драмскиот театар во Скопје. Настапувал и во ТВ драми, во серии, на радиото и на филмот.

УЛОГИ: Алексеј („Среќен пат"), Бошко („Бегалка"), Владимир („Владимир и Косара"), Херцог („Диво месо"), Ице Терзијата („Јане Задрогаз"), Стрезо („Тетовирани души"), Петар („Кула Вавилонска"), Хаџи Славковиќ („Косанчиќев венец"). Р. Ст.


Мустафа Спахиу

**СПАХИУ, Мустафа** (Mustafa Spahiu) (с. Мучиврце, Косовска Митровица, Косово, 1948) – новинар и писател на албански јазик. Основно образование завршил во родното место, а средно училиште во Приштина. Дипломирал на Педагошката академија во Скопје (Група за албански јазик и книжевност). Работи во Македонско радио (во емисиите за деца на албански јазик). Пишува поезија и проза за деца и за возрасни. Член е на ДПМ (1984).

БИБЛ.: *Насмевка на окарините*, поезија, 1981; *Виножито на слободата*, поезија, 1982; *Бумбари на зеленило*, 1984; *Децата минуваат под виножито*, поезија, 1988; *Нобеловци за децата*, проза, 1989; *Мојата ливада*, поезија, 1989; *Над изворот*, 1992; *Децата играат под сонцето*, 1994; *Тага за детството*, 1995; *Часовникот на детските сништа*, 1996. А. П.

**СПЕЦИЈАЛИЗАЦИЈА ВО ЗЕМЈОДЕЛСТВОТО** – распределба на земјоделското производство по гранки, на производите во секоја гранка и утврдување на нивниот однос во вкупното пазарно производство. Зависи од природните услови, од распоредот на преработувачката индустрија, од внатрешната и меѓународната размена на земјоделските производи итн. Индексот на специјализација се пресметува по формулата, каде што претставува збир на квадратите на процентуалното учество на одделни производи во вредноста на производството. Др. Ѓош.

**СПЕЦИЈАЛНА ПЕДАГОГИЈА** – в. *дефектологија*.

**СПЕЦИЈАЛНИ БОЛНИЦИ ВО РМ:** ***а) Гинеколошко-акушерски:*** *1) Специјалната болница за гинекологија и акушерство „Чаир"* во Скопје ја продолжува работата на Градскиот родилен дом (формиран во 1945/46 г. и урнат во земјотресот), од 1964 работи во новоизграден современ објект како Гинеколошко-акушерско одд. во состав на Градската болница. Таа е и наставна база на Мед. ф.; *2) Специјалната болница за гинекологија и акушерство „Мала Богородица" – Систина* во Скопје е првата приватна специјалистичка установа со сите современи функционални одд. и одд. за хумана репродукција и ембриологија. ***б) ЈЗО Геронтолошки завод „13 Ноември"*** во Скопје, од 1958 г. како Дом за стари, а во 1964 г. во Злокуќани е изграден нов (со донација од Шведска) под раковод-


Специјалната болница за гинекологија и акушерство „Чаир" во Скопје

ство на Роза Нолчева. Во 1981 г. во Г. Петров е изграден Центар за згрижување на стари лица со директор Слободанка Костова. Од 1988 г. тој прераснува во Геронтолошки завод – денес Референтен центар за ЈИЕ. ***в) Детски:*** *1) Институтот за белодробни заболувања кај децата* во Скопје ја продолжува работата на Специјалната детска болница за ТБЦ, формирана во 1952 г. од д-р К. Милошевиќ. Во 1970 г. прераснува во Институт (директор: д-р Д. Теодосиевски). Наставна база на Мед. ф.; *2) Специјалната детска болница „Св. Стефан"* во Охрид, формирана во 1960/61 г. како Центар за рехабилитација на деца заболени од ревматични болести. Денес е Центар за продолжено болничко лекување и рехабилитација на деца. ***ѓ) Невропсихијатриски:*** *1) Невропсихијатриската болница* во Демир Хисар (формирана во 1952 г.); *2) ЈЗО Психијатриска болница „Скопје"* во Скопје, како невропсихијатриска болница „Бардовци" (работи од 1955 г. под раководство на д-р Б. Никетиќ). Има повеќе функционални целини; наставна база на Мед. ф.; *3) Невропсихијатриската болница* во Негорци, работи од 1970/71. **д) ЈЗО Специјална болница за ортопедија и трауматологија „Св. Еразмо"** во Охрид (од 2000), изградена како лекувалиште за ТБЦ на коските во 1948 г. Од 1950 г. работи како Специјална болница за коснозглобна ТБЦ со 80 постели. Во 1978 г. е преименувана во Специјална болница за ортопедска трауматологија и коснозглобна ТБЦ (со 350 постели). Од 1980 во својот состав има и Центар за параплегии. ***ѓ) Кардиохируршка клиника „Филип Втори"*** во Скопје, формирана во 2002 г. со одделување на Одделение за кардиохирургија од ВБ. ***е) ЈЗО Завод за физикална медицина и рехабилитација*** во Скопје, формиран во 1956 г. во „Стар уред" под името Завод за рехабилитација. Прв директор д-р Б. Поп-Трајковиќ. Од 1963 е во нов објект. Наставна база на Мед. ф.

ЛИТ.: Златан Циков, *Гинеколошко-акушерска клиника: 1947-1992*, Скопје, 1992; *Пет години животен блесок*, Скопје, 2006; М. Шумковски, *Козле ги помири Шведска и Норвешка*, „Vox Medici", март 2006, Скопје; *ЈЗО Специјална болница „Св. Еразмо"–Охрид*, Битола, 2000; *50 Години ЈЗО Завод за физикална медицина и рехабилитација*, Скопје, 2006. Сл. М. П.

**СПЕЦИЈАЛНИ УЧИЛИШТА ВО МАКЕДОНИЈА** – воспитно-образовни установи наменети за децата и младите со посебни потреби, односно со пречки во физичкиот и психичкиот развиток. Специјалното школство во Македонија бележи посебен развој по Ослободувањето. Донесена е соодветна нормативно-правна регулатива, создадена е мрежа на установи за социјална заштита и за воспитание и образование на овие лица, воспоставен е систем на стручна категоризација, оспособен е соодветен стручен кадар, разрешени се и повеќе други проблеми. Првата установа за специјално воспитание и образование во Македонија е основана во 1949 г. во Скопје (с. Петровец), од 1951 г. дислоцирана во Битола под името Завод за дефектни деца, во која организирано воспитание и образование добивале речиси сите категории деца со пречки во развојот (глуви, слепи, логопати и ментално ретардирани). Подоцна кон воспитанието и образованието на овие деца се пристапува диференцирано. Во 1954 г. е основано Училиште за слепи деца. Се отвораат и специјални основни училишта за лесно ментално ретардирани деца во Прилеп, во Битола, во Скопје, во Велес и во струмичкото Ново Село. Во 1961 г. е донесен посебен Закон за специјалните училишта, со кој се регулираат прашањата на специјалното воспитание и образование. Во 1993 г. при Институтот за педагогија на Филозофскиот факултет се отвораат студии по дефектологија, кои по неколку години се осамостојуваат во Институт за дефектологија. Во 1998 г. работат 9 установи за ментално ретардирани лица (2.005 ученици), 4 установи за лица со оштетен слух (1.484 ученици), една установа за деца и младинци со оштетен вид (46 ученици) и една установа за рехабилитација на телесно инвалидни лица (60 ученици). Во учебната 2001/02 г. во специјалните основни училишта и во специјалните паралелки на основните училишта се школуваат 1.290 ученици (243 наставници), а во 4 специјални средни училишта (Скопје – 3 и Штип – 1) 297 ученици со 64 наставници.



Ученици од училиштето за рехабилитација на деца и младинци со оштетен вид „Димитар Влахов"

ЛИТ.: Љ. Ајдински, В. Андреевски, *50 години заштита, рехабилитација и образование на лица со пречки во развојот во Република Македонија,* Скопје, 2001. К. Камб.



Илинка Спиревска

**СПИРЕВСКА, Илинка Митова** (с. Велмевци, Кичевско, 15. VII 1940) – хемичар, редовен професор на ПМФ, Институт за хемија (1994), во пензија од 2005 г. Дипломирала (1965) на ТМФ во Скопје, магистрирала (1976) на ПМФ во Белград, а докторирала (1982) на ТМФ во Белград. За доцент на Хемискиот факултет е избрана во 1967 г. Изведувала додипломска и постдипломска настава по предмети од областа на аналитичката хемија и животната средина. Автор/коавтор е на 3 универзитетски учебници и учебни помагала и на два средношколски учебника. Главен интерес во научната работа ѝ се инструменталните (електроаналитички, спектрофотометриски, хроматографски) методи за анализа на траги, како и проучувањето на однесувањето и реакциите на органски соединенија во неводни раствори. Има објавено шеесетина научни трудови (една третина во интернационални списанија), а на научни собири презентирала над 110 соопштенија. Учествувала во обработката на 17 научноистражувачки проекти (на 3 била раководител). Била раководител на Заводот за аналитичка хемија и на двопредметните студии по биологија-хемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 221; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 245–246. Б. Ш.



Благоја Спиркоски-Џумерко

**СПИРКОСКИ-ЏУМЕРКО, Благоја** (Прилеп, 6. II 1946) – драмски и филмски актер. Во Народниот театар „Војдан Чернодрински" во Прилеп е од 1966 г. Настапува и

во проекти на други сцени низ Републиката. Публиката го познава како комичар, иако во неговиот актерски стаж има успешно толкувано и драмски ликови.

УЛОГИ: Цветко („Од глаата си патиме"), Симон („Диво месо"), Итар Пејо („Солунски патрдии"), Силјан Штркот („Летни Силјане"), Коста Саруфте (во истоимено дело), Јонче („Градскиот саат") и др. Настапил во филмовите: „Оловна бригада"; „Нели ти реков"; „Јазол" и др. Р. Ст.

**СПИРОВ, Александар Христов** (Битола, 27. VII 1928) – полковник, спец. по ОРЛ, редовен проф. на ВМА. Медицина завршил во Скопје (1955) и специјализација на ВМА во Белград (1965). Докторирал во 1975 г. на Мед. ф. во Скопје. Началник на ОРЛ одд. во ВБ (1965–1988). Изведувал настава и на Мед. ф. во Скопје. Има објавено над 80 стручни трудови. Сл. М. П.


Борис Спиров

**СПИРОВ, Борис** (с. Брждани, Кичевско, 22. IX 1897 – Софија, Бугарија 19. X 1974) – лекар, револуционер, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Лајпциг (Германија) во 1928 г. Еден од првите 19 наставници на новоформираниот Мед. ф. во Скопје, каде што предавал историја на медицината. Патриот и револуционер, кој бугарските власти го осудиле на смрт (1943), но смртната казна му била заменета со доживотна робија. Член на АСНОМ (1944), секретар на Претседателството на Президиумот на АСНОМ, Министер за социјални грижи, претседател на МЛД (1945–1948), а во 1946 г. бил избран за претседател на Уставотворното собрание на РМ. Бр. Н.

**СПИРОВА, Нина** (Прилеп, 26. X 1938) – интерпретаторка на популарна музика. Исполнувала и снимила познати хитови од светски автори (Џ. Гершвин, Г. Ерол, Ливингстон, К. Портер и др.), пеела обработки на македонски народни песни („Бог да бие кој прв спомна", „Пилето ми пее", „Не си го продавај Крњо" и др.), но главниот белег го оставила на полето на популарната музика. Учествувала на првите изданија на Скопскиот забавен фестивал. Соработувала со најпознатите македонски автори и аранжери (Д. Ѓ.-Шпато, Љ. Бранѓолица и др.). Снимила над 80 композиции за музичката продукција на МРТ, од кои поголемиот број станале хитови („Езеро мое", „Далечен крај", „Пелистерски очи", „На овој ден", „Молчи и ти" и др.). М. Кол.


Нина Спирова

**СПИРОВСКИ, Александар** (Прилеп 1927) – генерал-полковник на ЈНА. Завршил Школа за активни офицери на ПАА во 1951 г. Офицерската должност во ЈНА ја започнал како командир на вод и на чета. Бил командант на дивизион и на полк, началник на штаб и командант на дивизија. Завршил ВВА на ЈНА и Школа на народната одбрана. Вршел должност командант на Првата армија на ЈНА.

ЛИТ.: *Vojni leksikon*, Beograd, 1981, 1058. В. Ст.


Кирил Спировски

**СПИРОВСКИ, Кирил** (Велес, 14. II 1918 – Скопје, 9. I 2004) – диригент. Студиите по диригирање ги започнал во Прага, а ги завршил во 1950 г. на Музичката академија зо Загреб. Диригент во Операта и Балетот на МНТ од 1950 до 1956 и од 1982 до 1984 г. Во периодот 1963–1977 г. бил директор на Концертната дирекција на Македонија, а извесно време работел во Културно-просветната заедница на Македонија. При својот ангажман во Операта на МНТ поставил и диригирал повеќе оперски (*Никола Шубиќ-Зрински, Аида, Евгениј Онегин, Еро од оној свет)* и балетски дела (*Валпургиска ноќ, Половецки логор, Македонска повест, Бахчисарајска фонтана)*. Учествувал во музичкото оформување на повеќе драмски претстави. Гостувал во неколку европски земји (Австрија, Германија, Чешка), каде што изведувал и снимил дела од македонски композитори. Ф. М.

**СПИРОСКИ, Мирко Живков** (с. Лешок, Тетовско, 3. II 1948) – физиолог, редовен проф. по имунологија и хумана генетика на Мед. ф. во Скопје. Медицина завршил во Скопје. Магистрирал и докторирал на Институтот за физиологија при Мед. ф. во Скопје. Основач е и директор на Институтот за имунологија (2000). Објавил над 100 труда, 3 монографии и 4 практикуми. Д. С.-Б.

**СПОГОДБА ЗА СТАБИЛИЗАЦИЈА И АСОЦИЈАЦИЈА** – нов тип договор, различен од спогодбата за асоцијација, со кој правно се вообличува односот на стабилизација и асоцијација на државите од Западниот Балкан со ЕЗ и државите-членки на ЕУ. Првата ваква спогодба ја склучува РМ. Во светлината на улогата што РМ ја има во текот на нападите на НАТО врз СРЈ, на 8. IV 1999 г. Министерскиот совет ја поканува Европската комисија да подготви извештај за подигнување на договорните односи помеѓу РМ и ЕУ. Следуваат заклучоците на Министерскиот совет од 31. V 1999 г. во кои е констатирана „намерата на Комисијата на претстојната седница на Советот на 21. VI 1999 г. да поднесе студија-извештај за подобноста на РМ за започнување преговори за нов вид договор – спогодба за стабилизација и асоцијација". На 24. I 2000 г. Министерскиот совет ги одобрува предлог-упатствата на Комисијата за добивање мандат за почеток на преговори со РМ. Преговорите се отвораат на 8. III 2000 г., во времето на престојот на Комесарот за надворешни односи на ЕУ Крис Патен во Скопје. Спогодбата се парафира на маргините на Загрепскиот самит (24. XI 2000), се потпишува на маргините на Министерскиот совет во Луксембург (10. IV 2001) и по заокружувањето на неопходните ратификациони процедури стапува во сила на 1. IV 2004 г.

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Меѓународно-правни аспекти на Спогодбата за стабилизирање и придружување на РМ со ЕЗ и со државите-членки на ЕУ*, „Деловно право", бр.3-4, Скопје, 2001. Т. Петр.

**СПОГОДБА МЕЃУ КПГ И МАКЕДОНСКИОТ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ФРОНТ НА ЕГЕЈСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (НОФ, 1946) – спогодба склучена за обединување за заедничка борба за преземање на

власта и за решавање на македонското национално прашање во Грција. По Спогодбата (21. XI 1946) НОФ се ставил под раководството на КПГ, НОМС се обединил со ЕПОН, македонските партизански единици се обединиле со грчките под раководството на КПГ. Заради постигнување на поставената национална цел, НОФ се откажал од автономноста во политичкото дејствување, прифаќајќи ја раководната улога на КПГ.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Македонците и односите на КПЈ и КПГ (1945–1949)*, Скопје, 1995. Ст. Кис.

**СПОГОДБА МЕЃУ КПЈ И КПГ** (14. X 1946) – со цел македонската партиска организација од Егејскиот дел на Македонија да се стави под раководство на КПГ, да се воспостави единство на македонското и на грчкото партизанско движење и да се формира централно раководство на НОФ на чело со Михајло Керамитчиев и Паскал Митревски. Со Спогодбата македонското национално движење било целосно потчинето на КПГ.

ЛИТ.: Р. Кирјазовски, *Македонците и односите на КПЈ и КПГ (1945–1949)*, Скопје, 1995. Ст. Кис.



Спомен-капела, Кајмакчалан

**СПОМЕН-КАПЕЛИ** – сакрални објекти што во својата архитектонска структура обединуваат елементи од црковното градителство, надградени со слободни (често експресивни) форми, како и со форми од фолклорната архитектура, компонирани слободно и без обврзувачка конотација. Во голем број се градени како сакрални објекти (цркви), со препознатлива иконографска диспозиција, но често содржат разни елементи, поради што повеќе упатуваат на споменици отколку на сакрални објекти. Овој вид објекти претставувале омилено изразно средство за архитектите во Македонија од периодот меѓу двете светски војни, кога и биле бројно градени. К. Гр.

**СПОМЕН-КОСТУРНИЦИ** – специфичен вид објекти, кои во својата структура обединуваат формално-обликовни искуства од црковното градителство, но надградено во естетска смисла со слободно интерпретирани елементи што придонесуваат за нивната симболична содржина. Тие претставуваат посебен вид капели-цркви-гробници, во кои се положени коски на паднати војници или на цивили што биле жртви на одредени воени дејства. Во Македонија почнуваат да се градат во периодот меѓу двете светски војни (1919–1940), кога имале функција на максимална афирмација на големосрпската национална компонента на новосоздадената држава, преку која се искажувале отворените аспирации за целосно владеење со македонскиот духовен простор. Како тип објекти, својата афирмација ја доживуваат посебно по завршувањето на Втората светска војна (1945), кога се применувани во подолг временски период како омилено средство за глорификација на одредени историски настани сврзани за НОБ. Како дела на новите времиња, најчесто се во корелација со современите текови на ликовната монументална уметност. К. Гр.



П. Мазев: детаљ од Монументалниот мозаик во Спомен-костурницата во Велес (1980)

**СПОМЕН-ЦРКВИ** – сакрални објекти (цркви), изградени како задужбини или во спомен на одредени историски настани. Најчесто почитуваат архитектонска логика и просторна иконографија целосно преземена од црковното градителство. Во Македонија, поради специфичноста на општите историски состојби, овој вид објекти во најголем број се градени во периодот меѓу двете светски војни (1919-1940). К. Гр.

**СПОРОТ ЗА ИМЕТО НА РЕПУБЛИКА ГРЦИЈА СО РМ** – несогласување, заемно противречно тврдење на РГ и РМ што се изразува во конкретно побарување на РГр кон РМ да не го употребува името *Република Македонија* не само во билатералната, туку и во секоја друга меѓународна комуникација, односно бранење на меѓународно-правно загарантираното право на македонскиот народ (политички организиран во РМ) на самоопределување (што го вклучува и правото на слободен избор на името на државата), т.е. инсистирање на недискриминација во однос на РМ. Спорот постои од реконституирањето на РМ. Спорот РМ во 2008 г. го изнесе за решавање пред Меѓународниот суд на правдата во Хаг. За неговото решавање се применува политички (дипломатски) метод – преговори под покровителство на ООН, со Резолуцијата 817 (1993) на Советот за безбедност на ООН, дефинирани како услов РМ да биде примена во членство на ООН и обврска тие да течат додека се употребува привремената референца *ПЈРМ*.

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Неколку факти во врска со видовите постапки за чие спроведување е надлежен Меѓународниот суд на правдата – неколку заклучоци во врска со видот на постапката што (не) би можела да биде преземена по повод македонско-грчкиот спор околу името,* Зборник: Евроинтеграција – идеи-состојби-реализација, Скопје, 2002. Т. Петр.



Македонските репрезентативци на 13-те Параолимписки игри во Пекинг, Кина (2008)

**СПОРТ И РЕКРЕАЦИЈА НА ИНВАЛИДИТЕ ВО МАКЕДОНИЈА.** Тие организирано започнале со формирањето на Сојузот за спорт и рекреација на инвалидите на Македонија во Охрид (1965) и со основањето на друштвата во Скопје, Куманово, Штип, Велес, Гостивар, Тетово, а подоцна и во 11 други градови. Активностите во нив се одвивале во повеќе спортски секции во градовите, во Републиката и на меѓународните првенства и турнири. Најуспешни натпреварувачи се: Бранимир Јовановски, Ванчо Каранфиловски, Оливера Николовска, Митко Фидановски, Тони Саканарски, Страшо Коцевски, Небојша Тошиќ, Рубенчо Ристески, Вангел Жабев, Јово Момировски, Рагми Арифовски, Владимир Тркаљанов и други. Б. Ј.

**СПОРТСКИ ВЕЖБИ НА ПРИПАДНИЦИТЕ НА ТМОРО/ВМОРО.** Од основањето на МРО градските и селските комитети обрнале поголемо внимание кон народните форми на спортските активности. Учениците биле поттикнувани систематски да ги негуваат, а граѓаните масовно да се натпреваруваат на црковните и на други масовни собори. Со формирањето на вооружените чети, во нив повремено биле организирани натпреварувања во трчање, скокање од место, со залет и трискок, фрлање камен, борење, мечување и борба со стапови, стрелање со камен и со оружје и др. Биле изведувани и воени и тактички вежби (талими) и во училиштата. Во овие активности предничеле комитетите и четите од Битолскиот вилает.

ЛИТ.: Душан Константинов, *Спортски и воени вежби на припадниците на оружените сили на Внатрешната македонска револуционерна организација од илинденската епопеја (1903)* „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија", Скопје, 1978, 91–100. Д. С.

**СПОРТСКИ ЈАВНИ ГЛАСИЛА.** Уште во османлискиот период весниците објавувале информации за спортски настани во Македонија, како „Цариградски весник" и „Цариградски гласник" во Цариград, „Вардар" и „Законитост" во Скопје, „Работническа искра" во Битола, „Отечество" во Солун и други. Со „Фискултурен гласник" во Скопје (од 1946) започнало излегувањето и на специјализирани спортски весници, подоцна под разни имиња. Спортот наоѓа свое место и во електронските медиуми, веднаш по нивната појава. Преку дописништва, спортските настани од овие простори биле објавувани во јавните гласила и во другите југословенски центри. Во некои од многубројните дневни весници и во електронските медиуми постојат и посебни спортски редакции. Во минатото се афирмирале голем број спортски новинари, репортери и дописници: Стојан Трајковски, Никола Солдатов, Бранко Давидовски, Ивко Панговски, Гоце Сипковски, Антун Серечи, Александар Стиков, Никола Ковачевски, Миодраг Мицковиќ, Воин Трајковски, Зоран Михајлов, Мирослав Наумовски, Борис Поп-Горчев, Ѓорѓи Стојменски, Славчо Трошановски, Павле Дамјанов, Слободан Симиќ, Атанас Костовски, Бошко Трпевски, Иван Мировски, Златко Калински и други. Д. С.

**СПОРТСКИ ПЕДАГОЗИ** – стручни кадри по физичка култура. Уште во педесеттите години биле формирани градски здруженија и Сојуз на педагозите по физичка култура на Македонија, на чело со претседател (Благоја Цветковски), сега Федерација (од 2002), која се грижи за унапредување на физичкото воспитание, за спортските и спортско-рекреативните активности, за стручното усовршување на своите членови и за развојот на науката и примената на научните сознанија. Во изминатиот период Сојузот има организирано и голем број стручни и научни собири и меѓународни симпозиуми, а го издава и стручното и научно списание „Физичка култура" (од 1975). Д. С.

**СПОРТСКИ СРЕДБИ НА СОЛИДАРНОСТА** (Скопје, 1964–1971) – игри во знак на поддршка на граѓаните од разурнатото Скопје во катастрофалниот земјотрес (1963). Првите средби започнале со свечено дефиле на бригадиритеспортисти од Југославија и од светот што учествувале во изградбата на градот, а потоа биле одржани спортски натпреварувања во: атлетика, ватерполо, велосипедизам, ракомет, кошарка, гимнастика и пливање, а во наредните средби и во: падобранство, борење, кајакарство, мечување, модерна гимнастика, стрелање и шах. На натпреварите настапувале и повеќе познати спортисти од земјата и од странство. Од 1971 г. средбите се одржуваат само во мечување, во организација на Мечувачкиот клуб „Работнички" од Скопје.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт во СР Македонија (1945–1975),* Скопје, 1976, 12–13. Д. С.

**СПРОСТРАНОВ, Евтим** (Охрид, 15. I 1868 – Софија, 5. VII 1931) – бугарски публицист, литературен и научен работник во редовите на македонската емиграција во Бугарија. Се пројавува како двојазичник, пишувајќи на бугарски и на македонски јазик. Автор е на значаен „Дневник", останат во ракопис (се чува во трезорите на Народната библиотека „Кирил и Методиј" и во Научниот архив на БАН во Софија, од чија целина е објавен само еден дел). Неговиот литературен и научен опус е мошне богат и се простира врз повеќе области: поезија, проза, есеј, лингвистика, етнографија, историја, фолклористика, превод. Г. Т.

**СРБИНОВИЌ, Младен** (с. Сушица, Гостиварско, 29. XI 1925 – Белград, 2009) – академски сликар, редовен член на САНУ и член на МАНУ надвор од работниот состав (26. VI 1997). Кога имал пет години, неговото семејство се преселило во Белград (1930). Бил учесник во НОБ (1944). Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1951), а подоцна работел како асистент по графика, професор и декан на истиот факултет. Учествувал на голем број групни изложби и приредил голем број самостојни изложби. Живее и работи во Белград.


Младен Србиновиќ


М. Србиновиќ: Богородица со Христос, мозаик (1992)

ЛИТ.: Соња Абаџиева, *Младен Србиновиќ,* Скопје, 2004. С. Мл.

**СРБИНОВСКИ, Јован** (Непроштено, Тетовско, 1948) – инж. металург, долгогодишен директор на ХЕК „Југохром" – Јегуновце. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1972). Во „Југохром" е од 1972 г., како инженер, директор на развојот, технички директор и генерален директор (од 1991). Извршувал повеќе функции во органите на СФРЈ. Бил пратеник во Собранието на РМ. Автор е на стручни трудови и иновации. Св. Х. Ј.

**СРБИНОВСКИ, Лазар Спасов** (с. Љубојно, Преспанско 25. III 1933) – спец. интернист, кардиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Основоположник на првата коронарна единица во РМ и долгогодишен директор на Клиниката за кардиологија. Прв во РМ почнал имплантација на пејс

Лазар Србиновски

мејкери, прв почнал со електрична стимулација на срцето, дефибрилација и кардиоверзија. Бил шеф на Катедрата по интерна медицина. Ја изградил и современо ја опремил Клиниката за кардиологија во Скопје. Автор е на бројни стручни и научни трудови и организатор на голем број домашни и интернационални симпозиуми и конгрес по кардиологија. По пензионирањето отворил приватна Кардиолошка клиника. Бр. Н.

**СРБИТЕ ВО РМ** – етничка заедница во РМ. По Балканските (1912-1913) и по Првата светска војна (1914–1918), Вардарскиот дел на Македонија (25.000 km$^2$) бил анектиран од страна на Кралството СХС. По анектирањето, преку политиката на колонизација, српските власти се стремеле да формираат српско малцинство во Македонија. Во периодот меѓу двете светски војни (1919–1939), преку т.н. селска (земјоделска) и т.н. админиcтативна колонизација, во Вардарскиот дел на Македонија биле колонизирани речиси 100.000 Срби, што претставувало 10% од целокупното население. Во периодот на Втората светска војна Бугарија го анектирала поголемиот дел од овој дел на Македонија. Бугарските власти воделе политика на протерување на српското колонизирано население од Македонија. Во периодот на Втората светска војна од Вардарскиот дел на Македонија биле протерани 70.000 Срби и тоа од Скопско, Кумановско, Велешко, Струмичко, Неготинско, Кратовско, Штипско и итн. По Втората светска војна започнал процесот на обновување на српското малцинство во Македонија. Во 1948 г. во РМ живееле 29.721 Срби (или 2,6%), во 1961 – 42.728 (3,1%), 1971 – 46.465 (2,8%), 1994 – 40.228 (2,07%), а во 2002 г. – 35.939 Срби (или 1,78%) од целокупното население. Најголем број Срби живеат во Скопје (14.298), Куманово (9.062), Чучер-Сандево (2.426), Старо Нагоричани (926), Валандово (639), Тетово (604), Росоман (409), Битола (541) и Штип (297). За разлика од другите малцинства, во периодот на ДФЈ/ФНРЈ/СФРЈ Србите имаа статус на народ. Со Уставот од 2001 г., по привременият статус на малцинство, добија статус на етничка заедница во РМ, со признати и загарантирани национални права. Српскиот јазик е присутен во просветата, во државните електронски медии (радиото и телевизијата) и имаат свој празник („Св Сава"). Организирани се во политички партии: „Демократска партија на Србите" (ДПС), „Демократскиот сојуз на Србите" (ДСС) и „Радикалната партија на Србите во Македонија" (РПС).

Корицата на „Поглед", првото списание на српски јазик во РМ

ЛИТ.: *Завод за статистика на СР Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите,* 1981, Скопје, 1984; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението од 1994 г,* Скопје, 1997; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите во Р. Македонија,* Скопје, 2004; Д-р Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913–1995),* Скопје, 2000; Д-р Стојан Киселиновски – д-р Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век),* Скопје, 2004. Ст. Кис.

**СРБИЧКА ЕПАРХИЈА на Охридската архиепископија** (X – XI в.) – епархија што се простирала до најјужниот град на етничката граница меѓу Македонија и Тесалија, со црковно седиште во Србица (ден. Серфице). Се спомнува во повелбата на Василиј II како дел од Охридската архиепископија, на јужната граница. Во XI в. била одземена од Охридската архиепископија и преземена од Солунската митрополија на Цариградската патријаршија.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия,* I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт,* Скопје, 1997. Рат. Гр.

**СРЕБРОВ, Орце** (Велес, 16. XII 1909 – Скопје, 1995) – припадник на работничкото и комунистичкото движење, учесник во НОБ. Член на СКОЈ од 1924, а на КПЈ од 1928 г. Организатор на оружението востание во Велес (1941). Бил уапсен (1942) и интерниран во Чучулигово, Бугарија, каде што останал до 1944. Борец на Петтата и на Осмата МНОУБ. По Ослободувањето вршел разни државни функции. Осуден бил по ИБ и казната ја издржувал на Голи Оток.

ИЗВ.: Димче Најчески, *Голоошочки сведошшва*, кн. трета, Скопје, 2003. Г. Малк.

**СРЕБРОВА-ИЛИЕВСКА, Павлина** (Скопје, 26. IX 1948) – пијанист. Дипломирала на ФМУ во Скопје (В. Крпан, 1972), каде што и магистрирала (В. Крпан, 1982). Концертирала како солист и камерен музичар (Пијано-дуо Чакар–Среброва и др.). Од 1972 г. наставник на МБУЦ „Илија Николовски-Луј". Од 1994 г. особено истакнат педагошки работник на РМ. Сн. Ч.-Ан.

Час во Средното ветеринарно училиште „Браќа Миладиновци" во Драчево, Скопско

**СРЕДНИ ВЕТЕРИНАРНИ УЧИЛИШТА.** Првото ветеринарно училиште (техникум) е отворено во Скопје (1946–1954), потоа преместено во Битола (1954–1968). Училиштето го завршиле вкупно 665 ветеринарни техничари, од кои 261 се вработиле како ветеринарни техничари, а останатите 90 завршиле Факултет за ветеринарна медицина и други факултети. Во учебната 1980/81 г. се отворени две паралелки за ветеринарни техничари во средните земјоделски училишта во Битола и Тетово, а во наредната учебна година по една паралелка во Битола и Тетово и две паралелки во Свети Николе. Исто така, отворено е средно ветеринарно училиште и во Драчево, Скопско. М. Д. – Ј. Б.

**СРЕДНИ УЧИЛИШТА ВО МАКЕДОНИЈА** – воспитно-образовни установи за средно образование. Можат да бидат јавни и приватни. Јавни средни училишта основаат советите на општините, Советот на град Скопје и Владата. Приватно средно училиште може да основе домашно и странско правно и физичко лице со одобрение од Владата. Воспитно-образовната дејност во средните училишта се остварува според наставни планови и програми што по предлог на (в.) *Бирото за образование* ги донесува ресорниот министер. Во Македонија постојат следните видови средни училишта: (в.) *гимназија*, *средно стручно училиште, средно уметничко училиште* и *специјално средно училиште* (за младите со посебни потреби). Во средните училишта се запишуваат ученици



Гимназијата „Јосип Броз Тито“ во Битола

со завршено основно образование. Школувањето е задолжително (од 2008 г.) и трае 4 години (само во некои стручни училишта е три години) и завршува со полагање завршен испит или матура. Наменети се за популацијата на возраст од 16 до 20 години. Бројот на средните училишта во Македонија се движи меѓу 91 и 95 училишта. Во учебната 2005/06 г. работеле 91 јавни средни училишта и 3 приватни средни училишта. Во текот на историскиот развој постоеле повеќе видови средни училишта, различно организирани и со различно времетраење на школувањето. Во периодот на (в.) *насоченото образование* било конституирано единствено средно училиште (училиштен центар), кое давало и општо и стручно образование (в. Гимназија; Стручно образование).

ЛИТ.: К. Камберски, *Средното образование во Република Македонија,* „Годишен зборник на Филозофскиот факултет“, Скопје, 55, 2002. К. Камб.

**СРЕДНО МУЗИЧКО УЧИЛИШТЕ, ШТИП** – основано со Решение на Народниот околиски одбор на гр. Штип, донесено на 29. VI 1961 г. За прв директор е поставен Сергеј Михајлов (1885-1975). Уште од првата учебна година се изучувале теориски предмети (солфеж, теорија на музиката, хармонија, контрапункт) и свирење на музички инструменти (виолина, виолончело, контрабас, пијано, флејта, обоа, кларинет, фагот, труба, хорна и тромбон), камерна музика, како и низа општообразовни предмети. Од 2004 г. директор на ова училиште е Димитар Митевски. Со своите јавни настапи го збогатува музичкиот живот во градот. J. T.

**СРЕДНОВЕКОВНА МАКЕДОНСКА ДРЖАВА** – в. *Самуилово Царство.*

**СРЕДНОВЕКОВНИОТ НАКИТ ОД МАКЕДОНИЈА**, покрај керамичкиот и нумизматичкиот археолошки материјал, спаѓа меѓу најзастапените и релативно често проучуваните археолошки остатоци од тоа време. Тој потекнува главно од стотината истражени некрополи во кои претставува доминантен наод, поретко од населбинските слоеви, додека најлуксузните примероци се најдени во неколкуте депоа со скапоцености сокриени во немирните времиња на XIV век. Неговата употреба ја означува естетската, брачната, статусната или хиерархиската улога, професионалната, хералдичката и сфрагистичката намена, конфесионалната, амулетската и меморијалната симболика.

Лит.: Е. Манева, *Средновековен накит од Македонија,* Скопје 1992; Ead., *Ancient Jewellry from Macedonia*, *Middel Ages*, Skopje, 2005; Ead., *Ancient Jewellry from Macedonia*, *Vodoca Necropolis*, Skopje 2007 etc. Е. М.



Артилерците на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ на Сремскиот фронт (1945)

**СРЕМСКИ ФРОНТ во Југославија** (1945) – воен фронт формиран по Ослободувањето на Белград, стабилизиран во втората половина на јануари 1945 на линијата Мохово – источно од Товарник – западно од Шид – Илинци – река Босут – Батровци. Во јануари 1945 г. со наредба на ВК на НОВЈ биле формирани I, II и III, а на 1. март и IV армија на НОВЈ. Во јануари 1945 г. XV МНОУК бил префрлен во Земун за Сремскиот фронт. Формациски влегол во составот на Првата армија. Бројната состојба на корпусот на 21 јануари изнесувала 15.400 борци и старешини. Во текот на март 1945 г. на корпусот формациски му се придодадени I и II македонска артилериска бригада. Борците биле вооружени со ново, посовремено оружје добиено од советската армија. Македонскиот XV корпус во состав од 42. и 48. македонска дивизија и I и II Македонска артилериска бригада на Сремскиот фронт учествувале со околу 25.000 борци и старешини. Фронтот бил пробиен на 13. IV 1945, единиците ги продолжиле борбите до конечното ослободување на Југославија.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Петнаести (Македонски) ударни корпус НОВЈ*, Београд, 1983. В. Ст.

**„СРЕЌНА НОВА ’49“** – игран филм во режија на Столе Попов. Еден од најдобрите македонски филмови, проблемски, стилски и наративно доведен до совршенство. Дејството е лоцирано во првите повоени години, кога во земјата дивееше фантомот на Информбирото и кога во името на заштитата на државноста се уништуваше опстанокот на цели семејства. Добитник на Големата златна арена. Г. В.

**СРИВАСТАВА, Хари М.** (Индија, 1940) – професор на Одделот за математика и статистика на Универзитетот Викторија во Канада. Научниот интерес насочен кон реална и комплексна анализа, теорија на аналитичките броеви и др. Заеднички трудови со бројни математичари, физичари, статис-

## СРЕДНОВЕКОВЕН НАКИТ



Наушници, с. Корешница, Демиркаписко (сребро, X-XI в.)



Наушница, Црквиште, с. Оризари, Кочананско (позлата, полубесценети камења, XIV в.)



Наушница, Црквиште, с. Оризари, Кочанско (позлата, полубесценети камења, XIV в.)



Наушница, с. Усје, Скопско Музеј на Македонија (XIV в.)



Наушници, с. Витолиште, Мариовско Музејот во Прилеп (емајл, XII в.)



Наушници, Црквиште, с. Оризари, Кочанско (позлата, полубесценети камења, XIV в.)



Наушница, Ѓуриште, Светиниколско (злато, XIV в.)



Аграфа, депо „Св. Атанас“, Варош, Прилепско (сребро, украсни камење, XIV в.)



Медалјон, Ѓуриште, Светиниколско (злато, аламандини, XIV в.)



Благороднички прстен-печат со грб (волк, штит и бодеж) и натпис со името Хлпен, Музејот во Струмица (XIV в.)



Прстен-печат на витезот од редот на Драконот, Музејот во Струмица (XV в.)



Војнички прстен-печат, со амблем на посадата од фрлачките постројки „Скорпиони“, Музејот во Струмица (крајот на XIV – почетокот на XV в.)

Уредила: проф. д-р Елица Манева

тичари, хемичари и др. Има објавено 17 книги и монографии. Цитати од неговите трудови се наоѓаат во многу книги и списанија. Математички концепти и објекти го носат неговото име, како, на пр., *Сривастовови полиноми и функции*, *оператори на Сривастава, метода на Сривастава* и др. Член е на Индиската национална академија, на Белгиската академија на науките и на МАНУ надвор од работниот состав.

ЛИТ: „Билтен – Петнаесетто изборно Собрание", Прилози на кандидати за избор на членови на МАНУ надвор од работниот состав, Скопје 2006, 143–178. Бл. П.

**СРНА** (Capreolus capreolus) – парнокопитен цицач од фамилијата елени (Cervidae), со должина на телото до 120 cm и тежина до 35 kg. Кај нас се среќава во ридско-планинските региони.


Срна

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**СРОДСТВО** – културно дефинирани односи помеѓу индивидуите, обично воспоставени низ фамилијарни врски, но и преку сродство со брак или по млеко. Во сродството по брак или сватовство доаѓа до социјално здружување преку две личности, со кои се поврзуваат и сите членови на нивните потесни и пошироки семејства. Сродството по млеко, пак, е духовно сродство, настанато како резултат на задојувањето на новородено дете од страна на друга жена, а не од неговата мајка. В. П.

**СРПСКА ДЕМОКРАТСКА ЛИГА** (август 1908 – 1909) – организација за политичко-пропагандно дејствување во Македонија. По победата на Младотурската револуција и по воведувањето уставно уредување, Владата на Србија го организирала создавањето на оваа српска политичка организација за политичко-пропагандно дејствување во Македонија. Лигата барала признавање на српска националност, српски владици на Велешко-дебарската и на Охридската епархија за омеѓување на српските територијални претензии во Македонија.

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Политички партии и организации во Македонија (1908–1912)*, Скопје, 1965. М. Мин.

**СРПСКА НАЦИОНАЛНА ОМЛАДИНА (СРНАО)** (Белград, 13. XII 1922 – III 1929) – српска организација формирана од Радикалната партија како реакција на противставувањата на проектот за Голема Србија. Пропагирала дека Кралството на СХС претставувало само Голема Србија. За почесен претседател во 1925 г. бил избран Никола Пашиќ. СРНАО била распуштена во март 1929 г.

ЛИТ.: Владан Јовановиќ, *Југословенска држава и Јужна Србија 1918–1929*, Beograd, 2002. Н. Цв.

**СРПСКО-БУГАРСКИ ТАЕН ДОГОВОР ЗА СОЈУЗ** (Белград, 30. III / 12. IV 1904). Илинденското востание и реформската акција на европските Големи сили во Македонија повлијаеле за спогодување на Србија и на Бугарија за склучување договор за сојуз. Со Договорот се обврзале заеднички, со сите расположливи сили, да го бранат територијалниот интегритет, неприкосновеноста на владејачките династии и територијалното статус кво на Балканот, да се спротивставaт на окупацијата на трите вилаети: Солунскиот, Битолскиот и Скопскиот од која било држава. Зазеле единствен став да не се дозволи автономија на Македонија и „од Македонските Словени да се создава нова словенска државичка" на Балканот, а трите македонски вилаети да ги именуваат Македонија и Стара Србија, без територијално разграничување. Со тоа Србија си обезбедила еднострано интерпретирање за ширењето и за претензиите во Македонија. За спорните прашања се договориле да ги поднесуваат за решавање пред рускиот цар. Во истиот ден Србија и Бугарија потпишале и јавен Договорот за пријателство и за економска соработка и Заклучен протокол.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатерални договори на балканските држави*, Скопје, 2000; В. Ћоровић, *Преговори о балканским савезима*, Годишњица Николе Чупића, XLVII , Београд, 1938. М. Мин.

**СРПСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ** – едни од најстарите и најразновидните. Се развиваат низ зголемениот интерес на српските владетели за освојување делови од Македонија (во втората половина на XII в.). Во 1219 г. епархиите во Србија под Охридската архиепископија се ставаат под јурисдикција на новата Српска црква, што предизвикува остра реакција на охридскиот архиепископ Димитриј Хоматијан и влијае врз односите на двете цркви сè до денес. Во 1345 г. српскиот крал Стефан Душан во Скопје се крунисува за цар на Србите и на Грците. Во двете српски востанија (1804 и 1815) учествуваат и Македонци како борци (браќата Велчо и Кузман Џикиќ, Ѓорѓи Чипљак, Влајко Стојковиќ, Тримче Трпковиќ, Дели Ѓорѓи Николаевиќ, Јован Поповиќ, Марко Крстиќ, Конда Бимбаши, Ѓорѓи Загла, Хеким Тома) и како вешти дипломати (Петар Новаковиќ-Чардаклија) во мисии во Петроград (1804) и во Цариград (1805), Петар Ичко (во мисија во Цариград, каде што го склучува Ичковиот мир, 1806). Во српско-турските војни учествуваат Димитар Попгеоргиев-Беровски, Иљо Малешевски, Христо Македонски, Петар Николов Мишајков, Ѓорѓија Пулевски, Григор Огненов, Ѓорѓи Андонов, Димитар Трифунов Арнаутот итн.

Во XVIII и во XIX в. се интензивираат економските и културно-просветните односи: Јован Нешковиќ учителствува во Велес (1897–1859); Македонци печатат книги во Белград (Костадин Дингов „Враческија молитви", 1849; Ѓорѓија Пулевски „Речник од четири језика", 1873, и „Речник од три језика", 1875; Македонци добиваат образование во Србија (Даме Груев, Крсте Мисирков, Димитрија Чуповски, Петар Попарсов и др.); српски политичари и научници пишуваат за Македонија (Стојан Новаковиќ, Андра Гавриловиќ, Јован Цвииќ и др.).

Формирањето на Кнежевството Србија значи и почеток на организираната пропаганда кон Македонија врз база на „Начертанието на Илија Гарашанин" (1844), кога се интензивира отворањето српски училишта, дистрибуцијата на српски учебници, поставувањето српски учители, попови и владици, формирањето српски друштва за пропаганда („Св. Сава", 1886),



Територијалното проширување на Србија (1804–1913)

отворањето конзулати (Солун и Скопје, 1887, и Битола, 1888); спречувањето на работата на Ученичката дружина „Вардар“, (Белград, 1893/1894) или основањето на македонските емигрантски друштва (Македонскиот клуб во Белград, 1902 и 1905) и забрана на нивните весници („Балкански гласник“ и „Автономна Македонија“). Популаризација на Илинденското востание во Србија врши Српската социјалдемократска партија, наспроти митинзите на реакционерно-експанзионистичките сили. По Востанието се водат преговори помеѓу претставници на МРО и Владата на Србија, но не е договорена никаква соработка, ниту е дозволено отворање претставништво на ТМОРО во Белград.

Во периодот 1904–1908 г. вооружени српски четнички групи (познати водачи се Василие Трбиќ, Јован Бабунски, Јован Пешиќ, Јован Довезенски и др.) крстосуваат низ Македонија. Од 1908 до 1912 г. српската пропаганда развива политичка и културно-спортска активност. Букурешкиот договор (10. VIII 1913) ја потврдува поделбата на Македонија. Вардарскиот дел на Македонија ѝ припаѓа на Србија, а по Првата светска војна – на Кралството на СХС. Великото антифашистичко народноослободително собрание на Федерална Србија на заседанието од 9–12. XI 1944 г. во Белград го поздравува конституирањето на македонската држава во Југословенската федерација и усвојува документ за признавање на македонската држава.

По распаѓањето на СФРЈ односите Скопје–Белград се комплексни: повлекување на ЈНА од РМ (февруари–март 1992), игри на српскиот претседател Слободан Милошевиќ за поделба на РМ, правна обврска за почитување на санкциите изречени од Советот за безбедност на ООН кон СРЈ (мај 1992) и фактичка потреба за преживување на кревката економија на РМ, распоредувањето на мировните сили на ООН на границата кон СРЈ (декември 1992), граничниот инцидент кај Чупино Брдо во близината на Крива Паланка (јули 1994) – сè до потпишувањето на Спогодбата за регулирање на односите и унапредување на соработката помеѓу РМ и СРЈ (8. IV 1996). Со неа се воспоставуваат дипломатски односи на амбасадорско ниво (прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во СРЈ е Славко Милосавлевски, а на СРЈ во РМ е Зоран Јаначковиќ) и се предвидува формирање мешовита експертска комисија заради подготовка на договор за опис на државната граница меѓу РМ и СРЈ. Првата фаза од постапката на утврдување на граничната линија помеѓу РМ и СРЈ/РСиЦГ/РСр е нејзиното утврдување во Договорот за протегањето и описот на државната граница (Скопје, 23. II 2001 – 16. VI 2001 г., Трајковски – Коштуница), преку дефинирање и текстуално опишување (врз основа на топографска карта во размер 1 : 25000) од тромеѓето РМ, СРЈ и РА (гранична пирамида Д 24, тригонометриска точка со кота (ТТ к. 2092) до тромеѓето РМ, СРЈ и РБ (гранична пирамида 106), во вкупна должина од ок. 280 km. Втората фаза од постапката на утврдување на граничната линија се состои од отстранување на старите знакови и поставување нови, обележување, разграничување на граничната линија меѓу РМ и СРЈ/РСиЦГ/РСр, односно спроведување на Договорот за протегање и опис на државната граница меѓу РМ и СРЈ со нејзино повлекување на теренот, т.е. разграничување на државните територии на двете држави преку поставување гранични знакови од страна на Мешовитата комисија формирана врз основа на самиот договор. Од симболичното поставување на граничниот камен на тромеѓето РМ – РБ – РСр (ноември 2002) во предвидениот рок за демаркација во самиот договор (две години од стапувањето во сила) гранични столбови се поставени само по должината на граничната линија меѓу РМ и РСр. Привременото собрание на Косово на 23. V 2002 носи Резолуција за непризнавање на Договорот за протегање и опис на границата. Собранието на РМ (29. V 2002) носи Декларација за состојбите на дел од северната граница на РМ кон СРЈ со која ја отфрла Резолуцијата.

Процесот на одбележувањето на граничната линија со Косово (должина ок. 180 km) е извршен по стекнувањето на независноста на Косово (2008).

ИЗВ.: Глигор Тодоровски, *Српски извори за историјата на македонскиот народ*, т. 1 1912–1914, т. 2 1914–1917, Скопје, 1981; т. 3 1890-1912, Скопје, 1985; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**СРПСКО-ЦРНОГОРСКИОТ ВОЕН СОЈУЗ (1876) И МАКЕДОНИЈА** – договор за војна за ослободување на христијаните. Непосредна цел – ослободување на српскиот народ од власта на османлиската држава. Со договорените стратегиски правци на дејствување се предвидувало војната да се води на целата територија на нејзините балкански владенија, а приоритетен правец за дејствување на Српската армија бил кон и на територијата на Македонија. За постигнување на целта во Тајниот договор за сојуз (потпишан во Венеција, 3. VI 1876) се предвидувало создавање и балкански сојуз со Романија и со Грција. Обидот да се придобијат тие две балкански држави бил неуспешен.

ЛИТ.: *Македонија во билатералните и мултилатералните договори на балканските држави*, Скопје, 2000. М. Мин.


Ирена Ставови-Кавка

**СТАВОВИ-КАВКА, Ирена** (Краков, Полска, 1951) – историчар, директор на Институтот за политички студии и меѓународни односи на Јагелонскиот универзитет. Ја проучува современата историја на балканските народи и посебно политиката на Германија кон Балканот во периодот меѓу двете светски војни; истражувач на минатото на Македонија и македонското прашање, аспирациите на соседните држави и политиката на големите сили. Освен неколкуте книги, автор е и на неколку десетици статии, делови од монографии и други прилози на одделни теми од современата историја на Македонија и македонскиот народ. Раководител е на Комисијата за најновата историја на словенските народи при Меѓународниот славистички комитет. Нејзината обемна „Историја на Македонија“ (на полски јазик) е објавена и на македонски.

БИБЛ.: *Macedonia w polityce panstw bałkanskich w XX wieku,* Kraków, 1993; *Historia Macedonii,* Wrocław-Warszawa-Kraków, 2000; *Историја на Македонија,* Скопје, 2002; *Малцинствата на Балканот во XX век,* Скопје 2004 (со коавтор). С. Мл.

**СТАВРЕВ, Бранко** (Струмица, 1. II 1939) – режисер, сценограф, директор на Драмата на МНТ (1979–1983). Ги завршил студиите на Групата за македонски јазик со југословенска книжевност на Филозофскиот факултет во Скопје. Во МНТ е од 1965 г., а пред тоа работел во Струмичкиот театар како актер и режисер (1965– 1966).

РЕЖИИ: „Обиди се во надеж“, „Недоразбирање“, „Тања“, „Смеа низ сокаците“, „Дамки“, „Векутуму века или житие Адамово“, „Големиот скок“, „Сенката“, „Пус-


Бранко Ставрев

та земја", „Столови", „Пиликатник", „Печалбари", „Вител", „Зајдисонце", „Кенгурски скок", „Ѕидот, водата", „Потоп", „Животот на Галилеј", „Женидба", „Ревизор", „Галеб", „Идиот" и др. Ги режирал оперите „Бразда" и „Цар Самуил". Режирал во: Словачка, Италија, СССР, Бугарија, Србија и Црна Гора. Автор е на книгите „Делос или остров што плови" и „Затвореник во ореова лушпа" и на драмите „Обиди се во надеж" и „Лето". Р. Ст.


Драгољуб Ставрев

**СТАВРЕВ, Драгољуб** (Скопје, 28. VI 1932 – Скопје, 23. XII 2003) – политичар, општественик и државник. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1957). Бил член на СКМ (од 1950), член на Универзитетскиот одбор и член на Централниот одбор на Сојузот на студентите на Југославија, главен и одговорен уредник на в. „Студентски збор", секретар и претседател на ЦК на Сојузот на младината на Македонија, член на Претседателството на Народната младина на Југославија, член на Универзитетскиот комитет на СКМ, член на Организационо-политичкиот секретаријат и на Извршниот комитет на ЦК на СКМ, претседател на Градскиот комитет на СКМ – Скопје, потпретседател и претседател на Собранието на град Скопје во времето на обновата и изградбата по катастрофалниот земјотрес во Скопје (1963), член на Претседателството и член на Извршниот комитет на Претседателството на ЦК на СКЈ, пратеник во Собранието на СРМ и пратеник во Соборот на народите на Собранието на СФРЈ, потпретседател на Сојузниот Извршен совет, претседател на Извршниот совет на Собранието на СРМ (28. IV 1982 – 24. IV 1984) и претседател на Претседателството на СРМ (26. IV 1986, два мандати).

БИБЛ.: *Državna uprava u delegatskom sistemu*, Beograd, 1978; *Политичкиот систем на социјалистичкото самоуправување*, Скопје, 1981; *Македонски современи политички теми*, Скопје, 1995; *Немир и размисли. За македонците работи 2001 година. Записи за „конфликтот во 2001 година" во Република Македонија*, Скопје. 2002.

ЛИТ.: *Македонски влади*, Скопје, 2005, 66-68. С. Мл.

**СТАВРИДИС, Александар Глигоров** (Скопје, 15. V 1878 – Скопје, 17. I 1953) – офталмолог. Дипломирал медицина во Бејрут (1904). Основач и сопственик на првиот санаториум – приватна болница во Скопје (1912). Новиот санаториум (1930) е комфорна модерна зграда со приземје и три ката, со 20 постели, две операциони сали, рентген апарат, поликлиничко–приемен дел и лабораторија. Ал.Ставр.

**СТАВРИДИС, Александар Сотиров** (Књажевац, Србија 22. IX 1944) – хирург-уролог, доктор на медицинските науки (1986), редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1998). Бил директор на Клиниката за урологија (2002–2004). Вовел екстракорпорална литотрипсија (1991). Објавил две книги од областа на уролитијазата и над 80 научно-стручни труда.

БИБЛ.: *Калкулоза на бубрези и нејзиното лекување*, Скопје, 1989; *Калкулоза на урогениталниот тракт*, Кочани, 2003. Ал. Ставр.

**СТАВРИДИС, Сотир Епаминондов** (Скопје, 10. XI 1904 – Скопје, 26. I 1961) – хирург, професор и еден од основачите на Мед. ф. во Скопје. Вовел ендоскопија во урологијата (1947). Основач на Хируршката и на Уролошката клиника и бил директор на Хируршката (1953–1954) и на Уролошката клиника (1954–1961). Направил прва тотална цистектомија со уретеросигмоидостомија кај тумор и траума на мочниот меур. Ал. Ставр.

**СТАВРИЌ, Ѓорѓи Димитриев** (Скопје, 4. I 1933) – спец. по патолошка анатомија, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1990). Дипломирал медицина во Скопје (1958), а специјализирал патолошка анатомија (1965). Хабилитирал на темата за евалуација на можностите за ерадикација на Carcinoma planocellulare invasivum cervicis uteri во цитолошки протектирана популација (1970). Се усовршувал во Љубљана, Варшава, Стокхолм и Кил. Формирал и организирал прва лабораторија за цитопатологија, чија дејност е прикажана во кумулативни прегледи на систематизирани и компјутерски обработени анализи според номенклатурата во патологијата. Вовел нови техники за визуализација на хистопатолошките и цитопатолошките одлики со примена на имунопероксидазниот метод и хибридизацијата in situ. Посебен стручен интерес пројавил за раното откривање на Ca mammae и за рана детекција на тироидната неоплазија кај популација со струма. Директор на Институтот за радиологија (1987–1990). Член на Интернационалната академија за цитопатологија. К. К.-П.


Крсто Ставриќ

**СТАВРИЌ, Крсто Николов** (Битола, 17. IV 1893 – Скопје, 7. VIII 1960) – еден од првите универзитетски наставници по хемија во Скопје. За да може да се запише на Фармацевтскиот факултет во Истанбул, како гимназијалец работел како аптекарски помошник, а такво својство имал (1914–1917) и во Битолската и Солунската воена болница. Во текот на Првата светска војна го прекинал студирањето, а во 1917 г. се запишал на Фармацевтскиот факултет во Женева, паралелно студирајќи и хемија, физика и минералогија на Филозофскиот факултет. Во 1920 г. завршил фармација, а во 1921 г. на Филозофскиот факултет добил звање доктор по хемија. Бил шеф на лабораторија во Белград, каде што работел на полето на токсикологијата, броматологијата и биохемијата. Во 1923 г. бил назначен за шеф на Лабораторијата и Аптеката при Скопската окружна болница, а две години подоцна ја отворил и сопствената аптека и лабораторија „Нада", во која, меѓу другото, приготвувал сопствени патентирани лекарства и ја раководел сè до 1948 г., кога станал доцент на ПМФ. Во почетниот период на работата на Катедрата по хемија несебично ја снабдувал со инвентар и хемикалии од својата аптека. Настрадал во сообраќајна несреќа.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 249; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 263-264. Б. Ш.

**СТАВРИЌ-ХРИСОХО, Радмила Крстова** (Скопје, 21. IV 1930) – биохемичар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1986). Дипломирала хемија на ПМФ во Скопје (1953). Основач и шеф на Лабораторијата при Интерната клиника (1953) и стручен соработник за интерна медицина (1958). Специјалист по медицинска биохемија (1961). Докторирала за квантитативно одредување на јодните споеви во крвта (1965). Се усовршувала во Загреб и Белград, како и во Англија, Австрија и Данска. Директор на Институтот за клиничка биохемија од формирањето (1975). Вовела примена на современи анализи и методи во клиничката медицина и континуирана семинарска едукација. Раководела истражувачки проекти и публикувала над 80 трудови.

БИБЛ.: *Развој на биохемиско-лабораторириската дејност во Македонија (повод 50 години)*, Скопје, 2000. К. К.-П.


Трајко Стаматоски

**СТАМАТОСКИ, Трајко** (Скопје, 6. V 1925) – лингвист, долгогодишен директор на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“ во Скопје. Дипломирал на Филозофскиот факултет (прва генерација на групата Македонски јазик) во Скопје (1950), почесен доктор по филолошките науки на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје. Бил лектор-уредник и началник на Програмското одделение на Радио Скопје (1946–1954), преведувач во Танјуг (1947–1948) и соработник (1. X 1954–1986), раководител на Одделението за ономастика (од основањето 1966), научен советник и директор (1973-1986) на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“. Во Радио Скопје бил основач, уредник и соработник на емисијата „Македонскиот јазик низ историјата и практиката“ (1951-1962). Остварил студиски престои во Полска (1958) и Чехословачка (1961). Бил уредник на списанијата „Литературен збор“ (1961–1976), „Onomastica jugoslavica“ (1969–1982), „Македонски јазик“ (1970–1984) и основач и одговорен уредник на сп. „Македонистика“ (1977–1985). Освен тоа, бил претседател на Друштвото на преведувачите на Македонија (1955–1956), секретар на Друштвото за македонски јазик (1956-1958), секретар на Македонскиот славистички комитет (од основањето 1968–1988) и претседател на Сојузот на славистичките друштва на Југославија (1979–1982). Автор е на повеќе книги и околу 400 стручни и научни прилози.

БИБЛ.: *Градскиот тетовски говор,* МЈ, Скопје, 1956–1957; Речник на македонскиот јазик, том I-III, Скопје, 1961, 1965 и 1966 (коавтор со Тодор Димитровски и Благоја Корубин, во редакција на Блаже Конески); *Графискиот систем во Македонија во XIX век, хабилитациски труд,* Скопје, 1970; *Борба за македонски литературен јазик,* Скопје, 1986; *Македонска ономастика,* Скопје, 1990; *Речник на презимињата кај Македонците*, том I (А-Љ) и II (М-Ш), Скопје, 1994 и 2001 (коавтор и редактор); *Кон ликот на Блаже Конески,* Скопје, 1995; *Шведско-македонски речник (Svensk-Makedonskt Lexkon),* Statens Skolverk, 1995; *Континуитетот на македонскиот литературен јазик,* Скопје, 1998; *Macedonian-English Dictionary,* London and New York, 1998; *Јазикот на имињата,* Скопје, 2000 (коавтор со Маринко Митков); *Во одбрана на македонскиот литературен јазик,* Скопје, 2001; *На ономастички теми,* Скопје, 2002; *Мислата на Блаже Конески,* Скопје, 2006.

ЛИТ.: *50 години Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ 1953–2003,* Скопје, 2003, 84-86. С. Мл.

**СТАМБОЛИЕВ, Димитар Костов** (Струмица 1926) – дипломирал на Машинскиот факултет во Белград (1951). Се вработил во МЗ „Тито“ во Фабриката за пумпи, а потоа во Фабриката за алатни машини. Во 1959/60 г. е избран за хонорарен асистент, во 1964 за предавач, а во 1977 г. за редовен професор. Докторирал (1978) во Скопје. Предавал и на Рударско-геолошкиот факултет во Штип и на Техничкиот факултет во Битола. Тој е основач и раководител на Институтот за ММВ. Студиски престои имал во Германија, Швајцарија и Франција. Во 1986 г. е избран за експерт во ISO и IFTOMM. Учествувал на меѓународни конференции и конгреси во САД, Кина, Јапонија, Индија, Југославија, Италија, Шпанија, Германија, Холандија, Англија, Норвешка, Финска и Бугарија. Член е на Комисијата за терминологија при МАНУ и автор на повеќе основни учебници и на терминолошки билтени на МАНУ. Тој е основач и донатор на Фондацијата „Проф. д-р Димитар Стамболиев“. Пензиониран е во 1987. Сл. А.

**СТАМБОЛИЕВ, Христо** (Струмица, 1920 – Скопје, 1989) – редовен професор и еден од основачите на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Се школувал во Струмица, Штип, Велес и Лесковац. Студирал на Техничкиот факултет во Белград, а дипломирал на Физико-математичкиот факултет во Софија (1944). Работел во Институтот за геолошки истражувања, во Бирото за унапредување на производството и во Институтот за научни истражувања во индустријата во Скопје. На Техничкиот факултет во Скопје е асистент од 1949, доцент од 1953, од 1959 г. е на Технолошкиот оддел, а редовен професор е од 1966 г. Бил на повеќе студиски престои во Европа и во САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1959 г., прв декан на Факултетот и основач на Катедрата за неорганска хемија. Бил директор на Институтот за научни истражувања во индустријата на СР Македонија. Во пензија е од 1984 г. Подрачја: неорганска хемија, хемија и технологија на силикатни материјали. Автор е на научни трудови, студии и проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ“ бр. 159, од 11. VI 1965 г., стр. 29; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 110. Св. Х. Ј.


Методи Стамболиски

**СТАМБОЛИСКИ, Методи Јованов** (с. Мачево, Беровско, 10. IV 1947) – генерал на АРМ, началник на ГШ на АРМ. Воена академија завршил во родот артилерија. Офицерската кариера ја започнал како командир на батерија, бил заменик на командант на полк и командант на полк на ЈНА. Во АРМ ги вршел должностите командант на гранична бригада и командант на корпус. Од повисоките раководни должности бил началник на операции во ГШ, заменик на началник на ГШ, а по завршувањето на должноста началник на ГШ, бил советник на Претседателот на РМ за воени прашања. В. Ст.

**СТАМЕНИН-ОРЛОВ, Најдо** (с. Дуброво, Неготинско, 1. I 1910 – Скопје, 1993) – ќумурџија, комунистички деец, првоборец и командант на бригада. Бил член на КПЈ (од септември 1941) и на Воениот штаб на МК на КПЈ во Неготино,

а потоа пушкомитралезец на НОПО „Сава Михајлов“, командир на чета, командант на НО баталјон „Страшо Пинџур“ и командант на Деветтата македонска НО бригада. Бил делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето бил на разни должности во воените подрачја на Прилеп, Неготино и Скопје и во УДБ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: Раде Гогов, *Орлов раскажува,* Кавадарци, 1983; *Тиквешијата во НОВ 1941-1945,* книга прва – седма, Кавадарци–Неготино, 1984-1985; С. Мл.



Верица Стаменкова-Трајкова

**СТАМЕНКОВА-ТРАЈКОВА, Верица Иванова** (Кочани, 4. VI 1944) – психолог, универзитетски професор. Дипломирала психологија на Филозофскиот факултет во Белград (1967), магистрирала на Факултетот за политички науки во Белград (1981), а докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје (1986). Завршила бројни обуки од сферата на психосоцијалната заштита. На Институтот за социјална работа и социјална политика работи од 1975 г. (редовен професор од 1997) и ја реализира наставата по предметите: психологија, развојна психологија, социјална психологија, ментална хигиена, превентивна социјална работа и др. Била раководител и координатор на голем број научноистражувачки проекти.

БИБЛ.: *Психологија,* 1995; *Ментална хигиена,* 1997; *Структура на вредносните системи кај различните социјални групи во Република Македонија,* 2000; *Клиничка социјална работа,* 2002; *Студија за истражувачките резултати за состојбата на здравственото осигурување кај ромската популација во Република Македонија,* 2004.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 289. В. Арн.

**СТАМЕНОВ, Јанко** (с. Долна Рибница, Петричко – месност Трнката, над. с. Долна Рибница, 7. II 1908) – петрички селски војвода. Бил војвода на чета од родното село. Загинал во судир со османлиската војска и башибозукот (заедно со војводата М. Георгиев и со 21 четник) над родното село.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, Ф. 777, оп. 1, а.е. 74, л. 93; в. „Македония“, бр. 1130-1131, София, 1930. Ал. Тр.



Снежана Стамеска

**СТАМЕСКА, Снежана** (Скопје, 1. I 1946) – театарска и филмска актерка. Театарска академија завршила во Белград (1970). Од 1971 г. е во Драмскиот театар во Скопје и една од водечките актерки. Настапувала на филмот, радиото и ТВ, како и на сцената на МНТ.

УЛОГИ: Злата („Свадба“), Анѓа („Хамлет од Долно Гаштани“), Арманда („Учени жени“), Цена („Јане Задрогаз“), Смилка („Диво месо“), Зоја („Зојкиниот стан“), Мери („Долго патување во ноќта“), Кејт („Игранка во времето на Лунаса“), Мица („Сили во воздухот“). Р. Ст.

**СТАН** – средновековен град, тема во првата пол. на XIII в., со неутврдена локација. Таму се засолнил Мануил Камица (1201), им припаднал на крстоносците (1204). Во изворите најчесто се спомнува заедно со Прилеп, Пелагонија, Соск и Молиск, па затоа се смета дека се наоѓал во близина или помеѓу овие градови.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Стан не е Стаг*, „Историја“ XX/2, Скопје, 1984. К. Аџ.

**СТАНБЕНАТА АРХИТЕКТУРА** – објектите за домување (од различен вид), создавани во разни историски периоди, креирани за специфична намена. Во историскиот преглед на архитектонскиот развој во Македонија, со своите естетски и функционални вредности, посебно се истакнува станбената архитектура од втората половина на XIX в., која со својата содржина, функција и обликовни компоненти достигнува највисок степен на развојот. Таквата состојба почнува полека да се трансформира кон крајот на XIX в., кога во архитектурата на македонските градови почнуваат да продираат европските архитектонско-стилски влијанија што придонесува да дојде до функционална, конструктивна и формално-обликовна трансформација. Станбената архитектура бележи специфичен развој и во периодот од почетокот на XX в. и во периодот меѓу двете светски војни и го обележува својот најзабележителен развој по Втората светска војна, следејќи ги сите случувања на општествен и уметнички план, кои директно ја профилираат станбената архитектура и ги бележат осцилациите во нејзиниот развој.



Куќата на Бектешовци во Прилеп (1912)

ЛИТ.: Кокан Грчев, *Архитектонските стилови во Македонија од крајот на XIX век и периодот меѓу двете светски војни*, Скопје, 2003; Борис, Чипан, *Македонските градови во XIX век и нивната урбана перспектива*, Скопје, 1978; истиот, *Старата македонска куќа: вредности на културната традиција,* Скопје, 1964. К. Гр.



Никита Станеску

**СТАНЕСКУ, Никита** (Nichita Stanescu) (Плоешти, 7. V 1933 – Букурешт, 17. XI 1983) – романски поет, уредник на списанија. Уште со својата прва збирка *Смислата на љубовта* (1960) станал познат. Со секоја нова поетска книга ги потврдувал новите стихови ослободени од товарот на минатото. Во 1982 г. го добил Златниот венец на СВП.

БИБЛ.: *Една визија на чувствата* (1964), *Правото на време* (1965), *Јајцето и сферата* (1967), *Црвено вертикално* (1967), *Незборовите* (1969), *Во слаткиот класичен стил* (1970), *Величината на студот* (1972), *Јасноста на срцето* (1975); *Книга за препрочитување* (1972).

ЛИТ.: Marin Mincu: *Avantura dramatica a semtificantului*, „Поезија“, Ск., СВП, Струга, 1982. П. Гил.

**СТАНИМИРОВИЌ, Душан** (Куманово, 27. VIII 1934) – историчар на физичката култура, унив. професор. Завршил ВПШ (Група историја и географија) во Ниш (1955) и Филозофски факултет (Група историја) во Скопје (1962). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1978), на тема „Соколството во Вардарска Македонија од 1919 до 1929 г.“. Докторирал на Факултетот за физичка култура во Загреб (1986), на тема: „Соколство у Вардарској


Душан Станимировиќ

Македонији – настанак и развој“. Бил наставник во Куманово (1955–1960) и во Скопје, директор во основните училишта и началник во општина (1960–1969), самостоен советник во Републичкиот завод, во Републичкиот за физичка култура и во Министерството за образование и физичка култура (1969–1984). На Факултетот за физичка култура во Скопје бил избран за предавач, а потоа и за редовен професор по предметот историја на физичката култура (1984–1997). Бил в.д. декан на Факултетот (1989) и е основоположник на предметот историја на физичката култура во Македонија. Бил претседател на Републичката комисија за историја на физичкото воспитание и спортот на Македонија (1992–2002), член на Балканското (БАХПЕС) и на Светското здружение на историчарите на спортот (ИСХПЕС). Објавил голем број стручни и научни трудови. Д. П.


Страница од Станиславовиот (Лесновски) пролог (XIV в.)

**СТАНИСЛАВОВ (ЛЕСНОВСКИ) ПРОЛОГ** – кирилички ракопис, препишан од писецот Станислав во 1330 год. во Лесновскиот манастир. Содржи I+320 л. и се чува во Архивот на САНУ, бр. 53. Ракописот е едноеров со безјусов рашки (до стр. 68v) и со јусов кратовски систем (од последните 4 реда на стр. 68v, па сѐ до 320 лист). Тој е од типот на целосни пролози и содржи кратки житија на светители, за сите денови и месеци во годината. Се спомнуваат руски светители од I и II слој на првата редакција на проложните текстови, а од јужнословенските св. Кирил Солунски, заедничкиот помен на св. Кирил и Методиј, житието на пустиножителот Гаврил Лесновски и житието на цар Петар.

ЛИТ: Б. Конески, *За Станиславовиот пролог,* „Прилози“, МАНУ–ОЛЛН, II, 1–2, Скопје, 1977; Р. Павлова–В. Желязкова, *Станиславов (Лесновски) пролог от 1330 година,* Велико Търново, 1999; К. Трајкова, *Лексиката на Станиславовиот пролог,* Скопје, 2002. К. Трајк.


Нако Станишев

**СТАНИШЕВ, Нако** (Кукуш, 1810 – Кукуш, 1876) – македонски деец, застапник за еманципацијата од Цариградската патријаршија, истакнат претставник на Кукушката унија. Долгогодишен претседател на Кукушката црковно-училишна општина. Бил во врска со Д. Миладинов и со епископот Партенија Зографски. Подоцна ја напуштил унијата.

ЛИТ.: А. Трајановски, *Борбата за еманципација од Цариградската патријаршија и грцизмот во Полјанската епархија во крајот на 50-тите и во текот на 60-тите години на XX век*, „Историја“, XX, 2, Скопје, 1984. Ал. Тр.

**СТАНИШЕВ, Христо** (Кукуш, 24. XII 1863 – Софија, 12. XII 1952) – деец на македонското револуционерно движење. Завршил основно училиште во Кукуш, класична гимназија во Софија и инженерство во Белгија. Бил претседател на Македонското друштво во Бургас (1895), благајник на Македонската организација во Бугарија (1896) и претседател на ВМК во Софија (1896–1899), кој по негова заслуга се приклонил кон ТМОРО. Бил член на Врховното тело на македонската емиграција (1902). При расцепот на Организацијата (1902), се приклучил кон приврзаниците на Ст. Михајловски. По Првата светска војна бил во раководството на Сојузот на македонските емигрантски друштва во Софија. Бил член на Македонскиот научен институт во Софија и претседавал на Великиот македонски собор во Горна Џумаја (1933).

ЛИТ.: Туше Влахов, *Кукуш и неговото историческо минало,* Истор. очерк, 2 изд., София, 1969; Димитар Влахов, *Мемоари,* Скопје, 1970; *Кои бѣха ръководителитѣ на Македонската емиграция въ България.* Откъсъ отъ томъ четвърти „Спомени“ на Иванъ Михайловъ, „Македонска трубуна“, vol. 70, No. 3223, 3. С. Мл.


Мина Станков(иќ)

**СТАНКОВ(ИЌ), Мина Ѓ.** (Мино Војводата) (с. Луково, Кратовско, 1895 – Чикаго, САД, 1988) – српски четнички војвода. Како член на Здружението против бугарските бандити, ја формирал Кратовската чета за гонење на четите на ВМРО. Бил унапреден во капетан (1935) и живеел како пензионер во Злетово. На парламентарните избори во Вардарскиот дел на Македонија (11. XII 1938) бил избран за пратеник од Околија кратовска. По Априлската војна емигрирал во Турција (1941), а по завршувањето на Втората светска војна во САД.

ИЗВ.: *Резултати избора на дан 11 децембар 1938,* Вардарска бановина, преглед по целокупном гласању, „Јужна Србија“, I, 46, Скопље, 18. XII 1938, 3.

ЛИТ.: д-р Надежда Цветковска, *Граѓанските партии во Вардарскиот дел на Македонија (1935–1941),* Скопје, 1996. С. Мл.


Синиша Станковиќ

**СТАНКОВИЌ, Синиша** (Заечар, 26. III 1892 – Белград, 24. II 1974) – српски биолог, редовен член на САНУ и ЈАЗУ, дописен член на Академијата во Нанси и Масариковата академија во Прага и

член на МАНУ надвор од работниот состав (25. XII 1969), основоположник на екологијата и лимнологијата во РМ. Студирал на Белградскиот универзитет и во Гренобл (Франција), каде ја одбранил и докторската дисертација. Сите степени на универзитетската кариера, од асистент (1921) до редовен професор (1934) ги минал на Белградскиот универзитет. Како антифашист, бил уапсен и спроведен во логорот Бањица (1941–1943), а по успешното бегство бил избран за член на Главниот НОО на Србија. Но повторно бил уапсен и спроведен во истиот логор (1943–1944). Бил претседател на Градскиот одбор на Единствениот народноослободителен фронт на Белград, претседател на Президиумот на АСНОС и Народното собрание на НР Србија (1944–1953). Бил претседател на Советот на академиите на СФРЈ и директор на Биолошкиот институт на СР Србија. Има значаен придонес во проучувањето на живиот свет во Охридското Езеро и ја основал Хидробиолошката станица во Охрид (1935), која по Ослободувањето прераснала во Хидробиолошки завод. Автор е на голем број научни и стручни трудови од областа на екологијата и биогеографијата.

БИБЛ.: *Охридско Језеро и његов живи свет*, Skoplje, 1957; *Охридското Езеро и неговиот жив свет,* Скопје, 1959. С. Мл.



Бранка Станковска

**СТАНКОВСКА, Бранка** (Скопје, 30. IV 1931) – радио и тв спикер и водител. Во Македонската радиотелевизија го поминала целиот работен век (1948-1987). Нејзината најава на првиот телевизиски пренос од Црн Врв на 5 јуни 1964 г. е почеток на програмата на ТВ Скопје, емитувана преку сопствената телевизиска мрежа. Неколку месеци подоцна (на 14 декември) Станковска ги читаше вестите на првиот телевизиски „Весник", што го означи почетокот на емитувањето на редовната програма на Македонската телевизија. Беше една од најпознатите спикерки и водителки на малиот екран. Ј. Ф.



Љубица Станковска

**СТАНКОВСКА, Љубица** (Тетово, 10. II 1943) – филолог, научен советник во ИМЈ „Крсте Мисирков" и потоа во Институтот за старословенска култура во Прилеп. Магистрирала на темата „Застапеноста на суфиксот *-ец* (*-овец*/*-евец*) во македонската топонимија" (1974), а докторирала на „Македонскиот топонимиски систем до XVI век" (1985). Научна преокупација: македонската ономастика. Студиски престои во Чешка (1968), Русија (1970) и Полска (1979). Автор е на над сто библиографски единици.

БИБЛ.: *Речник на личните имиња кај Македонците*, Скопје, 1992; *Македонска ојконимија, книга прва*, Скопје, 1995; *Македонска ојконимија, книга втора*, Скопје, 1997; *Топонимите со суфиксот -ища во Македонија*, Скопје-Прилеп 2001; *Суфиксите -jь, -ьjь, -ъ во македонската топонимија*, Прилеп, 2002; *Имињата на населените места во Кумановско*, Прилеп, 2003. Е. Ј.-У.

**СТАНКОВСКИ, Александар** (Кичево, 26. I 1959) – сликар, клучен уметник на алтернативната ликовна сцена во 80-тите и 90-тите години. Иронизира со табу-темите во македонското општество. Дипломирал на Факултетот за ликовни уметности во Скопје (1985). Член на групата Зеро. Покрај самостојните изложби (Скопје, Подгорица, Загреб, Бреда, Монтреј, Келн), изведува перформанси, работи видео и филм, објавува книги и стрипови. М. Б.-П.




А. Станковски: „Free Jazz" (2005)



Бошко Станковски

**СТАНКОВСКИ, Бошко** (с. Брусник, Битолско, 26. X 1925 – Скопје, 1987) – првоборец, политичар и државник. Како учесник во НОБ (1941), бил член на КПЈ (1943), член на баталјонски, бригаден и дивизиски комитет на СКОЈ, член на ПК на СКОЈ за Македонија и член на Главниот одбор на НОМСМ. По Ослободувањето студирал на Институтот за општествени науки во Белград. Бил секретар на Градскиот комитет на СКОЈ – Скопје, член на Градскиот комитет на КПМ – Скопје, член на Секретаријатот на Републичкото собрание на ССМ, потпретседател на Главниот одбор на ССРНМ, заменик на управникот на Средната партиска школа на ЦК на КПМ, раководител на Републичкиот центар на ЦК на СКМ за марксистичко образование, член на Идеолошката комисија на ЦК на СКМ, член на ЦК на СКЈ, секретар на Извршниот комитет на ЦК на СКМ (ноември 1966 – ноември 1968), потпретседател и потоа претседател на Републичката конференција на ССРНМ, пратеник и претседател на Собранието на СРМ (1982-1984) и претседател на Универзитетскиот совет на Скопскиот универзитет. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Зададен и изминат пат,* Скопје, 1983. С. Мл.

**СТАНКОВСКИ, Јовица** (Куманово, 13. I 1949) – машински инженер, општественик и археолог. Дипломирал на Машинскиот факултет (1975) и на групата Историја на уметност со археологија на Филозофскиот факултет во Скопје (1986). Бил претседател на Републичката СИЗ за култура (1983–1984), директор на Народниот театар во Куманово (1986–1989) и директор на Народниот музеј –


Јовица Станковски

Куманово (1999–2003), сега НУ Музеј – Куманово (од декември 2006-). Бил раководител на 8 археолошки истражувања во Кумановско, меѓу кои и на археолошкиот локалитет Татиќев Камен во с. Кокино.

БИБЛ.: *Кокино*, Куманово, 2005 (со коавтор); *Кокино, тврдина на сонцето*, Куманово, 2007. С. Мл.


Љупчо Станковски

**СТАНКОВСКИ, Љупчо Владимиров** (Скопје, 23. IX 1959) – спортски новинар и уредник-издавач. Основното образование го завршил во Скопје, а средното и високото во Канада. Како спортски новинар во Канада и Австралија известувал од олимпијади и од повеќе светски првенства во фудбал, како и од изборите во РМ. Од 1991 г. е спортски уредник во в. „Australian-Macedonian weekly – Австралиско-македонски неделник" во Мелбурн (Австралија), сопственост на А. и П. Георгиеви. Коcопственик (со Златко Блаер) на АМН станува во ноември 1993, а сопственик на овој најтиражен македонски весник надвор од РМ е од јуни 1999 г. Бл. Р.

**СТАНКОВСКИ, Методија Симонов** (Прилеп, 14. X 1917 – Скопје, 18. IV 1989) – гинеколог-акушер, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Белград (1947). Специјализирал на Гинеколошко-акушерската клиника во Скопје (1952), каде што и хабилитирал. Се усовршувал во повеќе центри во Европа. Посебно се занимавал со конзервативна и функционална гинекологија. Има особен придонес во осовременувањето и организирањето на повеќе суспецијалистички дејности на Клиниката. З. Ц.


Димитар Станкоски

**СТАНКОСКИ, Димитар** (Прилеп, 11. X 1946 – Скопје, 3. I 2007) – режисер. Дипломирал на Театарската академија во Софија (1970). Од 1970 г. е во Драмскиот театар во Скопје, а двапати и негов директор (1999-2001 и 2004-2005). Режирал и во: Сомбор, Зрењанин, Крагуевац, Ниш, Нови Сад.

РЕЖИИ: „Болен Дојчин", „Нажалена фамилија", „Ревизор", „Косанчиќев венец", „Партија реми", „Лет во место", „Хај-фај", „Црнила", „Тартиф", „Шуаби ап", „Вујко Вања", „Црни куклички", „Бамји", „Сара Бернар", „Клаустрофобична комедија", „Чија си", „Грев или шприцер", „Платонов", „Трите високи жени" и др. Р. Ст.

**СТАНОЕВСКИ, Цветан** (с. Зашле, Демирхисарско, 5. III 1934) – филмски критичар, новинар, публицист и дописник на „Нова Македонија" од Москва. Еден од генерацијата што во шеесеттите години од XX в. ги постави темелите на автентичната македонска филмска критика. Автор е на книгата „Искушението – филм" (1986 г., есеи за македонскиот филм), како и на книги од македонската историја. Сценарист на документарниот филм „Весници, весници" (режисер Александар Ѓурчинов, 1965). Бил претседател на Сојузот на филмските критичари на Југославија и секретар за култура во ИСМ. Издавач на сп. „Збор". Ил. П.


Цветан Станоевски

**СТАОРЦИ** (Rattus) – род мали цицачи од потфамилијата вистински глувци (Murinae), со должина на телото до 30 cm и тежина до 500 g. Во РМ се среќаваат два вида: домашен, црн или бродски стаорец (Rattus rattus) и стаорец скитник или сив стаорец (Rattus norvegicus).


Домашен стаорец

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.

**СТАР ДОЈРАН** – населба во Дојранско. Се наоѓа покрај југозападниот брег на Дојранското Езеро, на надморска височина од околу 160 m. Со регионален пат на северозапад е поврзана со Валандово, а на југоисток со Кукуш во Грција. До Првата светска војна тука постоел градот Стар Дојран, кој имал околу 8.000 ж., но бил бомбардиран и целосно разурнат. Денеска во населбата живеат 363 ж., од кои


Панорама на Стар Дојран

255 се Македонци, 57 Турци и 32 Срби. Населението се занимава со туризам и риболов. Таа е седиште на општина што зафаќа површина од 12.916 ha, има 13 населени места со 3.426 ж. Во селото има повеќе хотели и повеќе од 1.000 викендички. Од Дојран потекнуваат неколку познати личности од нашата историја и книжевност, како Христофор Жефарович, Ѓорѓи Абациев, Антон Панов и др.

ЛИТ.: Тодор Конде, *Нов Дојран – изразито рибарска населба и Стар Дојран – туристичка населба*, „Географски разгледи“, кн. 4, Скопје, 1966. Ал. Ст.



Георги Старделов

**СТАРДЕЛОВ, Георги Димитров** (Гевгелија, 28. VIII 1930) – филозоф, естетичар, културолог, книжевен критичар, теоретичар и историчар на културата. Потекнува од познато трговско семејство од Гевгелија. Основното училиште го завршил во родното место, а гимназиското образование во Скопје („Цветан Димов“, 1949). Во истата година се запишува на студиите по филозофија на Филозофскиот факултет во Белград. Дипломира (1953) со трудот „Односот на филозофијата, уметноста и естетиката“ во кој се обработуваат суштествените прашања на естетичката теорија. По отслужувањето на воениот рок (1954) се вработува во МНТ како секретар-драматург. Во периодот (1956–1958) е уредник во Книгоиздателството „Кочо Рацин“. Во 1956 г. станува член на Редакцијата на списанието „Современост“, каде што постојано објавува естетички есеи и критички огледи.

За асистент на Групата за филозофија при Филозофскиот факултет во Скопје е избран во 1958 г. (кај проф. д-р Павао Вук-Павловиќ, кој во истата година доаѓа во Скопје како професор по естетика и етика). Под негово менторство го изработува докторатот од областа на естетиката и естетичката традиција на балканските народи: „Развитокот на естетиката кај југословенските народи“ (одбранет во 1965 г. во Скопје). Преработената верзија на оваа дисертација е објавена во 1991 г. под насловот Summa Aestheticae. Во 1966 г. е избран за доцент, а во 1976 г. за редовен професор по естетика на Филозофскиот факултет во Скопје, предмет што го предавал до пензионирањето (1995). Бил раководител на Институтот по филозофија во три наврати (1974–1975, 1987–1989 и 1993–1995); декан на Филозофскиот факултет (1975–1977); прв декан на Интердисциплинарните студии по новинарство и гостин професор на повеќе југословенски, европски и американски унверзитети. За дописен член на МАНУ е избран во 1986, а за редовен во 1991 г. Потпретседател (2000-2003), а во 2008 г. е избран за претседател на МАНУ. Бил претседател на ДПМ и на Македонскиот ПЕН-центар и претседател на Друштвото на филозофите на Македонија и на Југославија.

Потесна специјалност му се естетиката, филозофијата и историјата на културата и социологијата на уметноста. Првин е застапник на марксистичката естетика од позиции на теоријата на творештвото, но најзначајни резултати остварува на планот на примената на филозофската херменевтика при анализата на феномените на книжевноста. Примената на херменевтиката во неговиот творечки опус е и теориска и практична. Теориска, зашто се надоврзува на филозофските дискурси на најзначајните филозофи на XX в. Мартин Хајдегер и Ханс Георг Гадамер, за да создаде, во творечки дијалог со нив, и една сопствена и самосвојна херменевтика; а практична, зашто таа херменевтика штедро ја применува при анализата на книжевните дела не само на втемелувачите на современата македонска литература (Славко Јаневски, Блаже Конески, Ацо Шопов и Анте Поповски), туку и на поголем број македонски писатели од разни генерации. Обемното и разновидно дело на Г. С. се оформува повеќе од пет децении и е вкотвено во темелните придобивки на европската филозофија, култура и литература. Тоа не само што е со нив во постојан творечки дијалог, туку, уште повеќе, се врзува за стожерните проблесоци на македонската култура и литература, од дамнини, па сè до денес и на тој начин и самото станува неодминлив дел од нејзиниот развој во втората половина на XX в. Делото на С. не само што ја следи и ја вреднува, туку и непосредно учествува во развојот на македонската култура и тоа најмногу на планот на нејзиното филозофско промислување во *добата на противречности*.





Г. Старделов: „Небесен клучар“ Книжевното наследство на Славко Јаневски

Од друга страна, огромната љубов кон литературата нужно ја оформува и точката на пресекот меѓу литературата и филозофијата. Тоа место, каде што најнепосредно се остварува допирот и преклопувањето, секако е естетиката или филозофијата на уметноста, за што сведочат најголемиот број есеи и студии, прикази и рецензии, критики, согледби, како и повеќето од над дваесетте досега објавени книги, од првата „Есеи“ (1958), па сè до „Ноќен градинар“ (2006). Ова покажува дека основната творечка преокупација му била и му е естетиката, иако и неговите истражувања во доменот на филозофијата и социологијата на културата, историјата и теоријата на литературата, како и на литературната критика, секако, се втемелувачки и несомнени. С. е автор на над 20 филозофски книги, а Избрани дела во 9 тома му се објавени во 2000 г. Потоа објавува уште неколку мошне значајни дела од областа на естетиката, историјата на естетиката и есеистиката. С. е автор и на поголем број поетски и прозни антологии. Превел и приредил бројни капитални филозофски дела и автори.

БИБЛ.: *Есеи*, 1957; *Модерното и модернизмот*, есеи, 1962; *Светови*, есеи, 1969; *Антеј бара почва*, есеи и критики, 1971; *Доба на противречности*, филозофски есеи, 1977; *Меѓу литературата и животот*, есеи, огледи и критики, 1981; *Experimentum Macedonicum*, херменевтика, 1983; *Изморена авангарда*, расправи, 1985; *Вовед во иднината*, филозофија, 1986; *Искуства*, избор, 1987; *Одземање на силата – Поезијата на Блаже Конески*, 1989; *Summa Aesteticae*, историја на естетиката, 1991; *Антеј ја допира земјата*, 1993; *Десет*, литературни портрети и профили, 1994; *Керубиново племе*, херменевтика, 1994; *Kerubin's Tribe*, на англиски јазик, 1998; *Величанија – Поезијата и поетското искуство на Анте Поповски*, 1997; *Небиднината – Поезијата и поетското искуство на Ацо Шопов*, 2000; *Искушенијата на естетичкиот ум – 20 век*, историја на естетиката, 2003; *Балканска естетика една друга естетика*, естетика, 2004; *Ангелус Новус*, компаративистика, 2004; *Ноќен градинар*, херменевтика, 2006; *Небесен клучар*, 2008; *Херменевтика на новата мекедонска*

*книжевноста*, 2008. *Собрани дела во девет тома*, македонска книжевност, 2000. Антологии: *Повоени македонски прозаисти*, на македонски и на српски јазик, 1960; *Четири поетски круга / Четири песничка круга*, двојазично македонско и српско издание, 1974; *Слобода или смрт*, илинденска поетска антологија, 1978; *Камбаните на Крушево*, 1983; *Съвременни македонски поети*, на бугарски јазик, 1998.

ЛИТ.: Иванчо Атанасовски, *Естетичките, културолошките и литературнокритичките концепции на Георги Старделов*, докторска дисертација, Скопје, 1997; Кирил Темков, *Георги Старделов*, Избрани дела, IX, 2000; Иван Џепаровски, *Делото на Георги Старделов*, Избрани дела, IX, 2000; Влада Урошевиќ, *Критиката како дополнување на делото*, Астролаб, Скопје, 2000; Оливера Ќорвезироска, *Сражение на возможното и невозможното*, *Отвораат ли сништата работа* (1999); Катица Ќулавкова, *Херменевтичкиот идентитет на Георги Старделов:* херменевтика на сушноста (2008). Ив. Џ.



Гробница во Старо Бонче, Прилепско

**СТАРО БОНЧЕ** – гробница од македонски тип со дромос и комора што се наоѓа југоисточно од Прилеп на оддалеченост од 20 km. На поширокиот простор од Старо Бонче, во благата падина на Селечка Планина се всечени гробната комора и делумно дромосот пред влезот во неа. Дромосот и комората се обѕидани со правилно исечени камени блокови, покриени со слој од земја во пречник од 30 m. При откривањето гробницата била со урната покривна конструкција на камарата и опљачкана, а е зачуван само поголемиот дел од дромосот. Дромосот бил долг 20 m, широк 2,15 m и висок 2,95 m, а правоаголната комора со дим. 8 × 6,6 m. Блоковите од кои е изѕидан дромосот се со правоаголна форма, фино изделкани, а некои од нив достигнуваат должина и до 3 m. Гробницата е изградена во IV в. пр.н.е. за некој од локалните династи од овој дел на Пелагонија.

ЛИТ.: Н. Вулић, „Споменик САН“, XCVIII, Београд, 1941–1948, 197; И. Микулчиќ, *Пелагонија у светлости археолошких наода*, Skopje, 1966, 62. К. Кеп.

**СТАРО НАГОРИЧАНЕ** – село во Кумановско. Се наоѓа во југоисточниот ридест дел на Руен Планина, од десната страна на р. Пчиња, на надморска височина од околу 500 m. Преку регионален пат е поврзано со магистралниот



Панорама на Старо Нагоричане

пат М–2. Има 555 ж. од кои 100 се Македонци и 452 се Срби. Тоа е седиште на општина што зафаќа површина од 43.341 ha со 39 населени места во кои живеат 4.840 ж. Има осумгодишно училиште, здравствена станица и во него се наоѓа многу познатиот манастир „Св. Ѓорѓи“ од XIV в. Ал. Ст.



Вулнет Старова

**СТАРОВА, Вулнет** (Поградец, Албанија, 6. V 1934 – Скопје, 5. VIII 1994) – педијатар, редовен проф на Мед. ф. Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1959), специјализирал педијатрија на Клиниката за детски болести (1965), а докторатот по социјална педијатрија го одбранил во Приштина (1975). Специјалност му била социјалната педијатрија и организација на здравствената служба. Бил на високи општествени функции во Синдикатот на општествените дејности, во Универзитетскиот совет, во Статутарната комисија на ЦК на СКМ, републички секретар за здравство и социјална политика, член на Извршниот совет, како и Претседател на Собранието на СРМ. Трудовите му се од областа на пулмологијата и социјалната педијатрија.

БИБЛ.: *Ацидо-базна рамнотежа*, Скопје, 1989. Н. П.-Ј.

**СТАРОВА, Г'зиме** (Скопје, 1946) – универзитетски професор, правник. Основно и средно образование завршила во родниот град. Дипломирала на Правниот факултет во Скопје (1971), каде што и магистрирала (1978). Докторирала на Правниот факултет во



Г'зиме Старова

Љубљана, на тема „Уредувањето на работните односи во СФРЈ и неговите облици“ (1991). За асистент по предметот Трудово право е избрана на Правниот факултет во Скопје (1971), а потоа за доцент (1992), за вонреден (1997) и за редовен професор (2002). Објавила учебник и поголем број трудови од областа на трудовото право и социјалната политика. Преведува трудови од француски и од албански јазик на македонски.

БИБЛ. *Меѓународно трудово право и законодавство*, Скопје, 1999; *Трудово право*, Скопје, 2004.

ЛИТ.: *Правен факултет – педесет години 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.



Луан Старова

**СТАРОВА, Луан Емин** (Luan Emin Starova) (Поградец, Република Албанија 14. VIII 1941) – унив. професор, академик, дипломат, раскажувач, романсиер, поет, есеист, преведувач и литературен критичар. Завршил Филолошки факултет во Скопје, а магистрирал и докторирал во Загреб, на те-

ми од областа на француската и компаративната книжевност. Предавал Француска книжевност на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје. Бил амбасадор на РМ во Тунис и во Франција, Шпанија, Португалија и во Унеско). Член е на македонскиот ПЕН центар, на ДПМ (1970) и на МАНУ. Неговиот научен опус од областа на книжевноста, компаративната книжевност и есеистиката е мошне богат. Учествувал на многу научни собири, симпозиуми и конгреси во земјата и странство.

БИБЛ.: *Луѓе и мостови*, патописна проза, 1971; *Границите на пролетта*, роман, 1971; *Барикадите на времето*, патописи, 1976; *Доближувања*, есеи и книжевни студии, 1977; *Релации*, есеи и книжевни студии од балканските литератури, 1982; *Кинеска пролет*, патописна проза, 1984; *Пријатели*, патописи и есеи, 1986; *Континуитети*, книжевни есеи, 1988; *Митска птица*, краток роман, 1991; *Песни од Картагина*, поезија, 1991; *Мостот на љубовта*, роман, 1992; *Татковите книги*, роман, 1992; *Време на козите*, роман, 1993; *Балкански клуч*, раскази, 1995; *Француски книжевни студии – 20 век*, есеи и книжевни студии, 1995; *Атеистички музеј*, роман, 1997; *Патот на јаѕулите*, роман, 2000; *Тврдина од пепел*, роман, 2002; *Балкански жртвен јарец*, роман, 2003. А. П.

**СТАРОГРАДСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – песни настанати во градска средина и кои го опеваат градскиот живот. Во нив се пее за калдрмисани улици, за занаетчиски дуќани, за разни занаети, за љубовта меѓу младите занаетчии и убавите девојки и сл. Во процесот на нивното создавање значаен удел имало и орото, „това училиште к'де се усовршенствувала народната ни поезија", како што запишал К. Миладинов. Во нашето народно творештво посебно значајно место имаат охридските, велешките, штипските и битолските староградски песни. Во нив често се чувствува и книжевното влијание, влијанието на граѓанската поезија на соседните народи, но и влијанието на ориенталниот фолклор.

ЛИТ.: Блаже Конески, *За македонската литература*, Скопје, 1967; Харалампие Поленаковиќ, *Српската граѓанска поезија во Македонија во XIX век*, Избрани дела, 2, Скопје, 1988; Ленка Татаровска, *Староградската народна песна во Македонија*, Скопје, 2001; Боривоје Цимревски, *Градската инструментална музичка традиција во Македонија (1900–1941)*, Скопје, 2005. М. Кит.

**СТАРОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИК** – книжевен јазик, во чијашто основа лежи дијалектниот говор на македонските Словени од Солунскиот крај. Лексичкиот фонд на овој говор е збогатен со нова лексика, директно преземена од грчкиот јазик или создадена по образец на грчки зборови. Според гласовниот систем на овој јазик св. браќа Кирил и Методиј ја создале



Икона: Д. Зограф, Словенските просветители „Св. Кирил и Методиј" (детаљ)

првата словенска азбука – глаголицата. Оформувањето на старословенскиот јазик и создавањето на словенското писмо се прави по конкретен повод: преведувањето на библиските и богослужбените книги од грчки на словенски јазик за потребите на Моравската мисија.

Старословенскиот јазик постепено се издигнува на ниво на книжевен јазик за сите православни словенски народи. Во новите јазични средини тој се менува под влијание на месните дијалектни говори, со што се формираат одделни варијанти на старословенскиот книжевен јазик, познати во науката како одделни негови редакции/рецензии (моравска, македонска, бугарска, руска, српска итн.).

Извори за проучувањето на старословенскиот јазик се зачуваните старословенски ракописи, како и некои епиграфски споменици, пишувани со глаголско или со кириллско писмо. Со проучувањето на овие изворни текстови се следи развојот на старословенскиот јазик на сите нивоа, а се добиваат и релевантни информации за промените во старословенското писмо.

ЛИТ.: A. Vaillant, *Manuel du vieux-slave*, Paris, 1948; А. Селищев, *Старославянкий язык*, Москва, 1951; J. Kurz, *Učebnice jazyka staroslověnského*, Praha, 1969; Р. М. Цейтлин, *Лексика старославянского языка*, Москва, 1977; Радмила Угринова-Скаловска, *Старословенски јазик*, Скопје, 1979. Ѓ. П. Ат.

**СТАФИЛОВ, Трајче Здравков** (с. Чемерско, Кавадарци, 20. X 1949) – редовен професор (1997) на ПМФ (Институт за хемија). Дипломирал (1972) како најдобар студент на генерацијата, магистрирал (1977) и докторирал (1985) во Скопје. Работел (1975–1978) на ПМФ во Скопје, бил раководител



Трајче Стафилов

(1978–1985) на лабораторијата во комбинатот „Фени" во Кавадарци и научен соработник (1985–1988) во Институтот за рударство и металургија при Рудници и железарница „Скопје". Од 1988 е наставник на ПМФ. Одржувал настава по предмети од областа на хемиската технологија, токсиколошката хемија, хемијата на животната средина и спектроскопските и радиохемиските методи за анализа. Главниот научен интерес му е насочен кон аналитичката хемија (особено со примена на атомската апсорпциона спектрометрија и на хроматографијата), но во научната работа користел и методи на инфрацрвената и раманската спектроскопија. Активно се занимава со анализа на траги од елементи во различни објекти, особено во животната средина и тука се здобил со меѓународно реноме. Објавил околу 250 печатени трудови (околу 150 во списанија надвор од Македонија). На научни собири презентирал повеќе од 340 соопштенија и предавања (повеќе од 200 на собири надвор од Македонија). Автор/коавтор е на неколку универзитетски учебни помагала, на една монографија, на три иновации и 7 патенти. Главен уредник е на меѓународното списание „International Journal of Analytical Chemistry" и член на редакцијата на сп. „International Journal of Pure and Applied Chemistry". Бил главен уредник на сп. „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија" и член на неговиот Уредувачки одбор и Издавачки совет. Бил член на уредувачкиот одбор и на списанието „International Journal of Molecular Sciences". Учествувал во обработката на 63 научноистражувачки проекти (20 меѓународни, на 6 како раководител). Имал студиски престои во Лозана, Фрајбург, Хајделберг, Токио и Бурса. Бил претседател на Советот на ПМФ, шеф на Институтот за хемија на ПМФ, раководител на Заводот за физичка хемија при Институтот и раководител на постдипломските студии. Избран е за редовен член на Academy for Environmental Sciences. Член е на Сoју-

зот на хемичарите и технолозите на Македонија, на Американското хемиско друштво, на Македонското еколошко друштво и на Друштвото на медицинските биохемичари на РМ. Добил повеќе признанија за иновации и патенти (неколку златни, вклучувајќи ја и Златната диплома на 52nd World Exhibition of Innovation Research and New Technology во Брисел).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 238; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 276-277. Б. Ш.

**„СТЕВАН МОКРАЊАЦ“, МУЗИЧКО УЧИЛИШТЕ,** Скопје (1934–1941) – основано првин како приватна Нижа музичка школа (27. IX 1934) по иницијатива на проф. д-р Воислав Радовановиќ, проф. Душан Коњевиќ и српскиот композитор Миодраг Василевиќ. Прв директор бил Хенри Вереш, воен капелник од скопскиот 21. пешадиски полк. Меѓу првиот професорски кадар биле: Ф. Херцог, М. Василевиќ, Вл. Јециќ, Ј. Брнобиќ, Тр. Прокопиев и Т. Скаловски. Училиштето било организирано според примерот на Музичката школа во Белград: А) Отсек за општо музичко образование и Б) Отсек за стручно музичко образование. Во првиот отсек се изучувале предметите: солфеж, теорија на музиката, хорско пеење, историја на музиката, облигатно пијано, естетика на музиката, вокална техника, изговор и рецитација и диригирање. Во вториот отсек се изучувале предметите: соло пеење и свирење на неколку музички инструменти, заедно со теориски предмети (хармонија, контрапункт и компонирање). Сите јавни концерти на ова училиште биле рецензирани во дневните весници и списанија од тоа време. Ј. Т.


Мирослава Стевановиќ

**СТЕВАНОВИЌ, Мирослава Трајанова** (Белград 3. IV 1942) – спец. по болести на устата и забите, редовен проф. на Ст. ф. Хабилитирала во 1979 г., а докторирала во 1991. Била раководител на Клиниката за болести на устата и забите, а во два мандата продекан на Ст. ф. Публикувала 90 статии. Е. М.


„Жртвеник на Големата мајка“, наод од Стенче

**СТЕНЧЕ – ТУМБА ПОТСЕЛО** – неолитска населба кај с. Стенче, на левиот брег на р. Вардар. Со истражувања се откриени културни слоеви од раниот, средниот и од доцниот неолит. Материјалната култутра се одликува со карактеристична керамика сликана со бела и со кафеава боја и со богата култна пластика (жртвеници од типот на Големата Мајка). Локалитетот припаѓа на Анзабегово – вршничката културна група.

ЛИТ.: Д. Здравковски, *Неолитска населба Потсело Тумба с. Стенче*, I, „Зборник на Музејот на Македонија – археологија“, 2, Скопје, 2006, 25-31. Д. З.

**СТЕПОЛИКА ВЕГЕТАЦИЈА НА РМ** – специфична тревеста вегетација на големи површини во централните делови на РМ (меѓу Велес, Штип и Неготино), во чиј состав влегуваат доста степски видови (Hedysarum macedonicum, Convolvulus holosericeus, Artemisia maritima, Camphorosma monspeliaca, Capparis sicula, Morina persica, Eurotia ceratoides, Astragalus parnasii, Onobrychis hypargyrea и др.). Од некои постари ботаничари од почетокот на XIX в. е означувана како степа или дури полупустина (Кошанин, Черњавски, Рудски, Сошка и др.). Според класичната дефиниција, степа е климазонална тревеста вегетација без дрва што се развива врз црнозем и се карактеризира со специфична степска клима. Тревестата вегетацијата што се развива во ова подрачје од Македонија има секундарно потекло и е резултат на долговековното уништување на примарните дабови шуми. Поради тоа, не постои вистинска степска вегетација во Македонија, туку вегетација што со својата физиономија потсетува на степа и ја означуваме како степолика (степовидна) вегетација. Вл. М.

**СТЕФАН** (XIV в.) – севаст, намесник на кралот Волкашин во Јужна Пелагонија со седиште во Лерин. Ковел сопствени монети во Охридската ковница. Покрај неговото име и името на градот Лерин, на монетите се претставени и врховниот владетел и владетелка, т.е. кралот Волкашин (1365–1371) и неговата жена Елена.

ЛИТ.: С. Димитријевиќ, *Нова серија нових врста српског средњовековног новца*, III, „Старинар“, XVIII (1967), Београд, 1968. К. Ац.


Архиепископ Охридски и Македонски г. г. Стефан

**СТЕФАН, Архиепископ Охридски и Македонски** (Стојан Вељановски) (с. Добрушево, Битолско, 1. V 1955) – петти поглавар на Македонската православна црква. Ја завршил Македонската православна богословија во Драчево, Скопје (1974), Богословскиот факултет во Белград (1979) и постдипломски студии во Бари, Италија. Бил професор во Богословијата и предавач на Богословскиот факултет во Скопје. За архијереј бил избран и замонашен (3. VII 1986) во манастирот „Св. Наум Охридски“ во Охрид, хиротонисан (12. VII 1986) во храмот „Св. Димитрија“ во Скопје и поставен за митрополит Американско-канадски (1986–1988), а во 1988 г. за Злетовско-струмички, односно Брегалнички (1989) по преименувањето на епархијата во Брегалничка. Бил и ректор на Македонската православна богословија во Скопје. На 9–10. X 1999 г. во Соборниот храм „Света Софија“ во Охрид беше избран и востоличен за Архиепископ Охридски и Македонски, петти по ред Поглавар на Македонската православна црква од возобновувањето на Охридската архиепископија. При изборот беше најмлад поглавар меѓу сите поглавари на православните цркви во светот. Во негово време Светиот синод на МПЦ најбројно се подмлади со нови членови.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Сѿефан Архиеѿискоѿ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000. Рат. Гр.

**СТЕФАН Урош I** (1220–1277) – српски крал (1246–1276), најмал син на кралот Стефан Првовенчани. Се замешал во никејско-епирскиот судир, испратил војска во Македонија (1257), како сојузник на Епирците, но во Пелагониската битка (1259) застанал на страната на Никеја. Во негово време, дошле рударите Саси и започнал економски подем. Починал во манастирот „Сопоќани".

ЛИТ.: С. Станојевић, *Краљ Урош*, Годишњица Николе Чупића, XLIV, 1935. К. Аџ.

**СТЕФАН Урош III Дечански** (ок. 1285–?) – српски крал (1321–1331), син на кралот Милутин. Во Граѓанската војна во Византија (1321–1328) го поддржувал Андроник II, кој ја загубил војната. Византија и Бугарија склучиле сојуз против него. Во битка кај Велбужд (1330) ги поразил Бугарите, а Византијците се откажале од нападот. Го изградил манастирот Дечани, од престолот го симнал синот Душан.

ЛИТ.: М. Зечевић, *Живоѿ и владавина Сѿевана Дечанскоī*, Београд, 1903. К. Аџ.


Драги Стефанија

**СТЕФАНИЈА, Драги (**Охрид, 10. XI 1933) – лингвист и фолклорист. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1958), завршил прв степен на Правниот факултет (1960) и докторирал на Филозофскиот факултет во Љубљана (1980). Работел како дописник на Радио Скопје (од 1965), лектор по македонски јазик (1967) и професор по македонски јазик и литература на Филозофскиот факултет во Љубљана (1990). Предавал македонска литература на Филозофскиот факултет во Загреб и на Педагошката академија во Марибор и предава балканска славистика на Техничко-хуманистичката академија во Бјелско Бјала. Член е на Хелсиншкиот комитет на Словенија и почесен член на ДПМ (2007). Автор е на дваесетина книги, збирки македонско народно творештво и стотина статии. Над 30 години живее во Љубљана. На словенечки јазик објавил повеќе избори од македонската литература и од народното творештво.

БИБЛ.: *A Text-Book of The Macedonian Language,* Skopje, 1965 (коавтор со K. Tošev); *Makedonska čitanka,* Ljubljana, 1972; *Brata Miladinova,* Ljubljana, 1984; *Glosarij Zbornika bratov Miladinovih,* Nova Gorica, 1985; *Makedonski razgovornik,* Dubrovnik-Zagreb, 1984; *Македонски лечебник од XIX век,* Скопје, 1985; *Викѿорија ѿоѿ Сѿефанија,* Охрид-Струга, 1987; Викторија поп Стефанија, *Народно ѿворешѿво,* Охрид-Струга, 1987; *Прличевиоѿ ѿанславизам,* Охрид, 1988; *Makedonska književnost,* Zagreb, 1991 (koavtor); *Osnovni frekvenčni slovar Nove Makedonije,* Ljubljana, 1991; *Македонско-чешки и чешко-македонски речник,* Брно, 1994 (второ издание 1995 и трето издание 2002, со коавтор Иван Доровски); *Makedonsko-slovenski slovar in mali slovensko-makedonski slovar,* Ljubljana, 1998 (коавтор со T. Pretner); *Мал македонско-ѿолски речик,* Katowice, 2001 (коавтор со E. Tokarz); *Мал македонско-буīарски и бълīарско-македонски речник,* Благоевград, 2004; *Мал македонско-хрваѿски речник,* Pula, 2006 (коавтор со Б. Павловски).

ЛИТ.: Иван Доровски – Емилија Црвенковска, *Лексикон на сѿрански македонисѿи, XX и XXI век,* Скопје, 2008, 101-103. С. Мл.


Глигор Стефанов

**СТЕФАНОВ, Глигор** (Кавадарци, 3. VII 1956) – скулптор, значаен за иновацијата на скулптурата во осумдесеттите години и за нејзината промоција во други средини. Живее и создава во Канада. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1981). Излагал на Биеналето во Венеција (1993). Скулптурата ја толкува на флексибилен начин, користи природни материјали (сено, слама, дрво, памук), а создава и инсталации (Линеарна интервенција, 1983; Херувими и серафими, 1993). С. Аб.-Д.


Г. Стефанов: „Грабење од просторот" (1985)

**СТЕФАНОВ, Димитар** (с. Марчино, Кратовско, 16. VIII 1899 – Скопје, X 1970) – член на ВМРО. Во 1922 г. избегал во Бугарија, стапил во редовите на ВМРО, бил во четите на Иван Јанев-Брло, подоцна во обезбедувањето на Тодор Александов. Во Милано го убил П. Чаулев (1924), учествувал во убиството на А. Протогеров (1928). До 1941 г. живеел во Кустендил, во Втората светска војна се вратил во Македонија, каде што и починал.

ИЗВ. и ЛИТ.: ДАРМ, Фонд Републички секретаријат за внатрешни работи, Пописник II, Материјал бр. 27; Зоран Тодоровски, *Внаѿрешнаѿа македонска револуционерна орīанизација 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.

**СТЕФАНОВ, Димитар Г.** (с. Караагач, Болградско, Бесарабија, 18. VIII 1871 – Бургас, 11. XI 1940) – учесник во македонското револуционерно ослободително движење. Завршил воено училиште во Киев, а право во Москва. Бил директор на Егзархиската гимназија во Битола (1900), задграничен претставник на ТМОРО во Софија (1901–1903), четник во четата на Ј. Сандански (мај 1903), претседател на ОК на Серскиот револуционерен округ. Учествувал во Илинденското востание во Разлошко. На Рилскиот конгрес (1905) бил повторно избран за член на Задграничното претставништво на ВМОРО.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Борбиѿе в Македония и Одринско 1878–1912 – Сѿомени*, София, 1981. Ал. Тр.

**СТЕФАНОВИЌ, Бранимир** (Гнилане, Србија, 22. III 1949 – Скопје, 14. I 1991) – оперски певец, бас. Во 1975 г. дипломирал соло-пеење на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. Б. Николовски), а магистрирал во 1989 г. на Софиската музичка академија. Тој е член на солистичкиот состав на Операта на МНТ од 1977 до 1991 г., каде што остварил повеќе од 30 оперски улоги. Поседувал сонорен глас со посебна смисла за комика на сцената.

ПОЗНАЧАЈНИ УЛОГИ: Големиот инквизитор („Дон Карлос"), Дон Бартоло („Севилскиот бербер"), Кончак („Кнез Игор"), Гремин („Евгениј Онегин"), Рајмондо („Лучија ди Ламермур"), Марко („Еро од оној свет"), Гоце Делчев („Илинден"). Ф. М.

**СТЕФАНОВСКИ, Ацо** (Битола 10. XII 1922 – Битола 10. III 1985) – драмски актер и режисер, еден од основоположниците на Народниот театар во Битола. Силна актерска личност, чии креации се трајни вредности во нашата театарска уметност. Кариерата ја започнал во НТ во Битола (1943/ 44).


Ацо Стефановски

УЛОГИ: Хамлет и Едип (во истоимените дела), Митке („Коштана“), Аџи Трајко („Бегалка“), Сатин („На дното“), Фезлиев („Црнила“), Ломен („Смртта на трговскиот патник“) и др.

РЕЖИИ: „Мртвите не плаќаат данок“, „Г-ѓа министерка“ и др. Р. Ст.


Благоја Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Благоја (Баге)** (Битола, 7. III 1953) – актер, долгогодишен директор на Народниот театар во Битола (1980-2002). Дипломирал на Високата музичка школа во Скопје, на Отсекот за драмски актери. Под негово раководство Битолскиот театар беше водечка куќа во Републиката. Пратеник во Собранието на РМ, претседател на Одборот за култура во Собранието; министер за култура во Владата на РМ (2002-2006). Учествувал во претставите: „Време за пеење“; „Пиреј“; „Пренокиште“; „Агамемнон“; „Електра“ и др. Р. Ст.


Валери Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Валери** (Охрид, 14. VIII 1947) – пијанист. Дипломирал на Бугарскиот државен конзерваториум (Љ. Енчева, 1970). Специјализирал на Државниот конзерваториум „П. И. Чајковски“ во Москва (М. Междлумов, Ј. Зак, 1974). Магистрирал на Музичката академија во Љубљана (Д. Томшич, 1979). Од 1970 г. професор на ФМУ во Скопје и директор на Македонската филхармонија. Концертирал во РМ и во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.

**СТЕФАНОВСКИ, Велко** (Скопје, 3. IV 1931) – професор и научен работник во дрвноиндустриската област. Дипломирал на Шумарскиот оддел на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1956). Докторирал на Шумарскиот факултет во Скопје (1965) на темата „Проучување на физичко-механичките својства на дрвото и дрвните производи на платанот (Platanus orientalis)“. Бил избран за асистент (1961), а потоа и за редовен професор (1973). Имал плоден работен век како универзитетски професор и специјалист во практиката, особено во поглед на преработката и обработката на дрвото. Остварил повеќе усовршувања во земјата и во странство (во периодот 1963–1988). Бил општествено активен. Се пензионирал во 1996 г. Објавил 83 научни и стручни трудови. Б. Ил.


Влатко Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Влатко** (Прилеп, 1957) – гитарист и композитор. Еден од основачите на групата „Леб и сол“, со која набрзо стана познат на тогашната југословенска сцена, особено по учеството на Опатискиот фестивал, кога со обработката на песната „Абер дојде Донке“ ја освои првата награда на рок-вечерта. По распаѓањето на групата, С. оствари извонредна солистичка кариера. Кон крајот на XX век формира и свое трио, со кое успешно настапува по светските сцени. Реализира голем број дискографски изданија (со „Леб и сол“ – 13). Албумот „Крушево“, кој претставува извонредна обработка на македонски фолклорни мотиви за две гитари, го реализира со Мирослав Тадиќ. Соработува со дел од најпознатите балкански музичари (Теодосиј Спасов и др.). Освен како инструменталист, се истакна и како автор на музика за повеќе филмови („Шмекер“, 1985, „Ципси мецик“, 1997, „Серафин“, 2002 и др.) и за театарски и балетски претстави („Зодијак“, „Вакуум“, „Дабова шума“). М. Кол.


Горан Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Горан** (Битола, 27. IV 1952) – драмски автор, унив. професор, академик. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје, на Групата за англиски јазик (1974). Магистрирал на Филолошкиот факултет во Белград. Работел во Драмската редакција на МТВ (1974–1978); бил асистент на Филолошкиот факултет во Скопје и професор по драматургија на ФДУ во Скопје (1986–1998). Живее и работи во Кентербери (Велика Британија), каде што предава драматургија на Christ Church College на Универзитетот во Кент. Истовремено предава и на Институтот за драма во Стокхолм (Шведска). Избран за член на МАНУ надвор од работниот состав (2004). Претставник на модерната македонска драматургија и еден од најзначајните и најизведувани македонски драмски автори воопшто. Автор е на сценарија за ТВ серии, ТВ филмови и драми, како и на сценаријата за играни филмови („Хај-фај“ и „Приказна за дивиот исток“).

ДРАМСКИ ТЕКСТОВИ: „Јане Задрогаз“, „Диво месо“, „Лет во место“, „Хај-фај“, „Дупло дно“, „Тетовирани души“, „Црна дупка“, „Лонг-плеј“, „Кула Вавилонска“, „Травијата“ (рок-опера), „Зодијак“ (рок-балет), „Чернодрински се враќа дома“, „Сараево“, „Old man dragging ston“ (кореодрама), „Казабалкан“, „Euralien“ (сценарио за театарски проект во изведба на 50 актери и 13 режисери), „На пат за Багдад“, „Хотел Европа“, „Демонот од Дебар маало“ и др. Р. Ст.

**СТЕФАНОВСКИ, Димитар** (Битола, 16. V 1921 – Битола 9. IV 1978) – драмски и филмски актер, режисер и во два периода директор на Театарот во Битола. Во НОБ бил организатор на културно-просветната дејност. По Ослободувањето е еден од организаторите за формирање на Народниот


Димитар Стефановски

театар во Битола. Настапувал и на филм, радио и ТВ.

РЕЖИИ: „Кузман Капидан“, „Ивец“, „Антица“, „Чорбаџи Теодос“, „Печалбари“, „Црнила“, „Ревизор“, „Скуп“ и др.

УЛОГИ: Јеротие („Сомнително лице“), Агатон („Нажалена фамилија“), Аџи Трајко („Бегалка“). Велко („Вејка на ветрот“), Полониј („Хамлет“), Тартиф (во истоименото дело), Градоначалникот („Ревизор“), Докторот („Свадбата на Мара“) и др. Р. Ст.


Илко Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Илко** (Битола, 4. XI 1952) – актер. Дипломирал актерска игра на ФДУ во Скопје (1986). Од 1976 г. е член на Народниот театар во Битола.

Улоги: Јон („Пиреј“), Ефто („Лет во месго“), Анастас („Југословенска антитеза“), Лопахин („Вишновата градина“), Клаудиј („Хамлет“), Осман-бег („Балканот не е мртов“), Макдаф („Магбет“), Аџи Трајко („Бегалка“), Кољо („Тетовирани души“), Поткаљосин („Женидба“), Поцо („Чекајќи го Годо“) и др. Р. Ст.


Јован Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Јован (Жан)** (Скопје, 9. VI 1948) – архитект. Дипломирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје (1973). Се занимава со архитектонско проектирање. Реализирал повеќе објекти од општествен, трговски и угостителски карактер. Посебно внимание посветил на станбената архитектура. Работел во повеќе проектантски бироа и во сопствено проектантско студио „Еуроарт“ во Скопје. Се занимава со публицистика. Објавил преку 60 написи посветени на архитектурата. Позначајни реализации: Банката во Пробиштип (1986), Домот на занаетчиите во Старата чаршија во Скопје (1990), Деловниот дистрибутивен центар „Машинопромет“ во Скопје (1990), фабричкиот комплекс „Иноспектар“ во Скопје (1998) и повеќе индивидуални куќи во Скопје. Кр. Т.


Јово Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Јово Ангелов** (с. Герман, Кривопаланечко, 19. XI 1946) – професор по математика, учебникар и издавач. Завршил гимназија во Куманово (1965), Виша педагошка школа (Група математика) во Врање (1966– 1968) и Природно-математички факултет (Група математика) во Скопје (1975). Во меѓувреме работел како наставник во селата Ранковце (Кривопаланечко), Сандево (Скопско) и Скопје. Бил основач и главен и одговорен уредник на сп. „Нумерус“ (1976–2002). Извесен период бил системпрограмер во СИЗ за домување на град Скопје (1978). Подоцна бил долгогодишен советник по математика на Бирото за развој на образованието на СРМ (1979–2003), по што ја формирал приватната издавачка куќа „Алби“, специјализирана за издавање учебници и учебни помагала. Автор и коавтор е на околу 80 учебници, работни тетратки и збирки по математика за основното и средното образование. Неговата издавачка куќа има објавено околу 110 учебници од разни автори и тематски подрачја. С. Мл.

**СТЕФАНОВСКИ, Методија** (Прилеп, 1926) – генерал-полковник на ЈНА. Пред Втората светска војна работел како помошен трговски работник. Во НОВМ бил од 1943, член на КПЈ од 1944 г. Во војната бил офицер за ОЗН во бригада и во дивизија. По војната вршел разни должности во органите за без-


Методија Стефановски

бедност, секретар за Народна одбрана на НР и СРМ, помошник на командант на армија, секретар на Комитетот на Конференцијата на СКЈ во ЈНА и други. Завршил ВВА и Воена школа на ЈНА.

ЛИТ.: *Vojni leksikon*, Beograd, 1981. В. Ст.


Мирко Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Мирко** (Скопје, 7. IX 1921 – Скопје, 31. X 1981) – актер и режисер. Еден од основачите на МНТ; член на предвоеното Модерно позориште; член на патувачкиот театар „Димче Трајковски“; раководител на културно-забавната трупа на XLII дивизија во НОБ. До 1951 г. бил член на Драмата во МНТ; станува режисер во НТ во Битола (1951–1954); артист, режисер и директор на НТ во Прилеп (1954–1960); директор на Работничкиот дом во Скопје (1960–1962); помошник-управник на МНТ (1962–1964); постојан режисер во Театарот на народностите во Скопје (1965–1981). Значајно е неговото гостување во Птуј (Словенија), бидејќи тоа е прво гостување на македонски режисер и прво македонско дело одиграно таму („Вејка на ветрот“). Режисер е на девет праизведби од македонски автори.

РЕЖИИ: „Отело“, „Волчјак“, „Малограѓани“, „Песна“, „Г-ѓа министерка“, „Вујко Вања“, „Ученикот на ѓаволот“, „Сите мои синови“, „Блудница достојна за почит“, „Без вина виновни“, „Шума“, „Монсерат“ и др. Р. Ст.

**СТЕФАНОВСКИ, Ристо** (Скопје, 5. XII 1928) – театролог, историчар на театарот во Македонија, долгогодишен директор на театар. Ја завршил Државната теа-


Ристо Стефановски

тарска школа во Скопје (1947–1949) и Отсекот за организација на Факултетот за драмски уметности во Белград. Станал член на Драмскиот ансамбл во МНТ (1951–1960), а од 1957 г. директор на Куклениот театар во Скопје. Под негово раководство овој театар прераснува во Младинско-детски (1958), а подоцна во Драмски театар (1967). Драмскиот театар го раководел во неговите најуспешни години, кога се афирмира како водечка театарска куќа во Македонија и надвор од нејзините граници. Ја вршел функцијата генерален директор на МНТ (1983-1988). Автор е на книгите: „Театарот во Македонија“, „Театарот во Македонија од античкиот театар до 1944 година“, „Од Хераклеја до Народен театар Битола“, „Театарот во Македонија – Современи тенденции“, „Театарот во Македонија – Нова естетика“ (1 и 2); „Летопис на македонската драма и театарот во Македонија“ (1 и 2), „Театарот во Македонија – Современи тенденции“. Коавтор на „30 години Драмски театар“ (со Милош и Душко Константинов); „Летопис на МНТ 1945–1995“ (со Славко Маринковиќ). Основач е и главен и одговорен уредник на списанието „Театарски гласник“. Р. Ст.


Стефан Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Стефан Славев** (Скопје, 11. III 1924 – Скопје, 26. VIII 2002) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Белград (1950) и се вработил на Нервната клиника (1950–1987). Специјалистички испит положил во 1953 г., а хабилитирал (1958) од областа на неврологијата. Тој е еден од основачите на Нервната клиника, нејзин директор (1978–1987), долгогодишен шеф на Одделот за општа неврологија и едукатор на бројни кадри невролози во РМ. Автор е на повеќе од 100 научни труда од областа на неврологијата и психијатријата и на учебни помагала.

БИБЛ.: *Учебник за средно медицинско училиште: Неврологија*, Скопје, 1986. Ил. Џ.


Томе Стефановски

**СТЕФАНОВСКИ, Томе Благоев** (Скопје, 12. IV 1949) – спец. интернист, пулмолог, алерголог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Бил директор на Клиничкиот центар, директор на Клиниката за пулмологија и алергологија и шеф на Оделот за инвазивна дијагностика на Клиниката за пулмологија и алергологија. Автор на бројни стручни и научни трудови и коавтор на книгата „Современа дијагностика и терапија во медицината“ (2000) и на учебникот по интерна медицина. Бр. Н.


Стефан Стефков

**СТЕФКОВ, Стефан Димитров** (Скопје, 18. XI 1920 – Скопје, 1. III 2003) – микробиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1978). Дипломирал медицина во Белград (1948), а специјализирал микробиологија и паразитологија (1955). Хабилитирал за физиолошките особини на бактериите Klebsiela-Aerobacter и нивниот однос кон антибиотиците (1958). Се усовршувал во Загреб, Белград, Париз и Лион. Бил директор на Институтот и шеф на Катедрата по микробиологија со паразитологија (1978–1985). Придонел во примената на серолошките методи кај стрептококните инфекции и туберкулозата. Бил професор и шеф на Инфективната клиника во Алжир во два интервала (1967–1972). Автор е на скрипта за паразитологија и микробиологија. Публикувал над 60 трудови. К. К.-П.


Благоја Стефковски

**СТЕФКОВСКИ, Благоја** (Гојчо; псевд. Г. Минтан) (Куманово, 1905 – Скопје, 3. XII 1965) – млад поет, комунистички деец, организатор на НОБ, генерал-мајор на ЈНА. Завршил втори клас гимназија, а потоа го изучувал кројачкиот занает. Како активист на синдикалното движење, станал член на СКОЈ и на КПЈ (од 1935), член на МК на СКОЈ и на МК на КПЈ во Куманово (1938). Бил соработник на в. „Наша реч“ (Скопје, 1939), каде што објавил и стихотворби на македонски јазик. Бил избран делегат на V земска конференција на КПЈ (Загреб, 1940), но бил спречен да отпатува. Како член на Воениот штаб на МК (1941), бил еден од организаторите на Козјачкиот и Карадачкиот НОПО, а по нивното разбивање, бил избран за секретар на МК (јануари 1942). Автор на повеќе статии во органот на МК на КПЈ во Куманово „Октобрис“ (октомври–ноември 1942). Наскоро бил уапсен (1943), а потоа интерниран во Ениќој, каде што организирал јадро на КПМ. По враќањето (октомври 1943) заминал во партизанските единици како политички комесар на Кумановскиот НОПО (1944), член на Обласниот комитет на КПМ и подоцна политички комесар на Брегалничко-струмичкиот (македонски) корпус на НОВЈ. По Ослободувањето завршил правен факултет, бил претседател на Советот на Врховниот суд на Македонија, предавач по стратегија на Вишата воена академија, републички народен пратеник и извршувал високи должности во Скопската армиска област. Од неговото литераурно творештво, познато е дека бил автор на едночинката „Жената умира“

(изведена во Куманово, 1938) и на повеќе стихотворби на македонски јазик со социјална тематика.

БИБЛ.: *Реч на болнаша шушунска аргашка*, „Наша реч", I, 4, Скопје, 8. IV 1939, 7; *Љубов,* на ист. место, II, 13, Скопје, 27. II 1940, 6; *Чирак*, на ист. место, II, 16-17, 26. IV 1940, 15; *Дрвари*, на ист. место, II, 13, 27. II 1940, 8; *Крвава пролеш,* „Беседа", I, 1, Куманово, јуни 1972, 78.

ЛИТ.: Радивое Пешиќ, *Тоѓаш коѓа се раѓаше современаша македонска поезија,* „Нова Македонија", XV, 4575, Скопје, 19. IV 1959, 5; *Умре ѓенерал-мајорош Блаѓоја Сшефковски – Гојчо,* „Нова Македонија", XXI, 6873, Скопје, 4. XII, 1965, 1–2; *Блаѓој Сшефковски во македонскаша лишерашура,* „Беседа", I, 1, Куманово, 1972, 74–79; Д-р Блаже Ристовски, *Кон проучувањешо на лишерашурношо шворешшво на проѓресивнаша младина во Куманово до Ослободувањешо,* „Беседа", VIII, 17–18, Куманово, 1979, 21–25 и 30–35; Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1942 година (Материјали од Научниот собир одржан на 12, 13 и 14 декември 1978 година), Куманово, декември 1979; *Докуменши за народноослободишелнаша војна и народнаша револуција во Куманово и Кумановско, 1941-1942* (Второ дополнето издание), Куманово, мај 1980; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиош сших 1900–1944.* Материјали и истражувања, Скопје, 1980, 295–300; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945. Докуменши,* Куманово, 1988; Јордан Цеков-Дане, *Кумановско во НОВ 1941–1945* (Прилози за историјата на Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945), Куманово, 1989. С. Мл.

**СТИБЕРА (Styberra), с. Чепигово** – антички град, чии што остатоци лежат на 16 km. западно од Прилеп, над вливот на реката Блато во Црна Река (Erigon). За градот најстар е податокот на Полибиј, а подетални податоци за него даваат Т. Ливиј и Страбон, кој вели дека Стибера лежи на реката Еригон и припаѓа на Дериопите. Од старите итинерариуми се дознава дека Стибера лежи на патот Стоби – Хераклеја. Во Табула Поитингеријана станицата Стибера е испуштена, меѓутоа, кај географот Равенацки таа е забележена како Истубера по овај



Биста на Филоксен, Стибера, с. Чепигово (II в.)



Бедем – Styberra, с. Чепигово, од откривањето на Гимназионот (1957)

редослед: Еристион, Церамиј, Истубера, Хераклеја. Со археолошките истражувања на ридот „Бедем" се откриени делови од градскиот бедем, храмот на богинката Тихе и делови од комплексот Гимназион. Градскиот бедем, чии остатоци се откриени во северниот и западниот дел од ридот, е ѕидан од кршен локален камен во сувоѕид, со шир. 3,00 m. Храмот на богинката Тихе – заштитничка на градот, е со димензии 10 × 10 m солидно изѕидан со масивни ѕидови од кршен камен, тули и варов малтер. Има централна полукружна ниша во источниот и бочни ниши во јужниот и северниот ѕид, во кои се сместени дародавни натписи. Во храмот се најдени портретни бисти на Орест и Филоксен – татко и син, заслужни граѓани на градот и култна скулптура на богот Бахус-дете. Натписот во централната ниша зборува за обнова на храмот во II в. н. е. со средства подарени од Антестија Фуска. Од комплексот Гимназион се истражени објектите: перистилот со атриумот, полукружната екседра, хероонот и теменос, кои зафаќаат простор ок. 1000 m². Во објектите хероон и теменос, кои од источната страна лежат врз остатоците од бедемот, се откриени најголемиот број мермерни споменици со натписи и култна и портретна мермерна пластика. Во Стибера се најдени 28 споменици со натписи со имиња на ефеби, имиња на богови и имиња на донатори и 27 статуи од култна и портретна пластика. Од култната мермерна пластика се откриени статуи на боговите Асклепиј, Хермес и Бахус, а од портретната – статуи на жени од типот херкуланки, на мажи – космети, торза од ефеби, една императорска и една статуа на македонијарх – граѓанин на Стибера. Мермерната пластика припаѓа на раниот римски период. Од движниот археолошки материјал најчести се наоѓаат фрагменти од керамички садови од хеленистичкиот и раниот римски период. Градот Стибера својот процут го доживеал во II в. н.е. Неговите почетоци се во IV в. п.н.е, а животот во него згаснал во втората половина на III в. н.е.

ЛИТ.: Н. Вулић, „Споменик САН", XCVIII, Београд, 1941–1948, 184–189; Д. Вучковић-Тодоровић, *Styberra – аншично поселение в селе Чепиѓове в окреснсшях Прилеша*, „Archaeologia Iugoslavica", IV, Beograd, 1963, 59–101; Л. Кепеска – К. Кепески, *Исшражувања на секшорош „В" Сшибера*, „Maced. acta archaeol.", 11, Скопје, 1990, 161–170. К. Кеп.

**„СТИВ НАУМОВ", КУЛТУРНО-УМЕТНИЧКО ДРУШТВО, БИТОЛА** – основано во 1945 г. со Хорска, Драмска и Фолклорна секција, како и со Мандолински



КУД „Стив Наумов" од Битола

оркестар. Едно од најактивните друштва во РМ и мошне заслужно за високото ниво на музичкиот аматеризам. Диригенти на Мешаниот и на Женскиот хор биле: Н. Савченко, Ст. Драгомански, М. Николовски и Т. Хрисик. Со Мандолинскиот оркестар диригирал Т. Хрисик, а од 2006 г. Нико Наумов. Од 1962 до 2006 г. со Мешаниот хор диригирале Љубомир Трифуновски и Петар Сидовски. Женскиот младински хор, под диригентсвото на Љ. Трифуновски, бил основан во 1971 г. Ј. Т.

**СТОБИ (Στόβοι, *Stobi*)** – градска населба од античко време на утоката на Erigon (Црна Река) во Axios (Вардар). На ова место се вкрстувале и двете важни патнички рути на Балканот (Тесалоника–Сирмиум, Хераклеја Линкестис–Стоби–Пауталија–Сердика). Стоби од мало пајонско населено место во хеленистичкиот, а особено во римскиот период, прераснал во економски и културен центар. Локалитетот е убициран од J. G. Hahn (1850) и L. Heuzey (1860), а од почетокот на XX в., па сè до денеска континуирано се истражува. Првиот помен во пишаните извори е кај римскиот историчар Тит Ливиј во 197 г. пр.н.е. (*Ab urbe condita libri*, XXXIII, 19, 3; XXXIX, 53, 15; XL, 21, 1). Според археолошкиот материјал, пронајден под неколкуте градби во централното градско подрачје, С. добил градска урбанизација во хеленистичкото време (III–II в.). Населбата во овој период се наоѓала на северниот крај на речната тераса на свиокот на Вардар и стариот ракавец на Еригон и зафаќала простор од 3 ha, а јужно од неа се протегала некрополата. Со доаѓањето на Римјаните С. припаѓал на четвртата мерида и бил центар за извоз на сол од Дарданија во Македонија (Titi Livii, *Ab urbe condita libri*, XLV, 29, 13), а од средината


Панорама на локалитетот Стоби

на првиот век пр.н.е. (42–43 г.) населбата добива статус на oppidum civium Romanorum (Plinius Secundus, *Historia Naturalis*, IV, 10, 34). Околу средината на I в., бил промовиран во муниципиум што резултирало со зголемување на бројот на жителите, па урбаното јадро на градот започнало да се шири од централното градско подрачје кон југ и запад, а граѓаните имале право на ius italicum – привилегиран статус и даночни привилегии (Digest, L. 15.8.8) и припаѓале на племињата Aemilia и Tromentina. Статусот на Стоби во ранг на муниципиум е посведочен на бакарните монети ковани во сопствената ковница во периодот од Веспазијан (69–79) до Елагабал (218–222) и на три епиграфски споменици посветени на култот на императорот. Освен овие статутарни називи, во епиграфските споменици се појавува и како ἡ Στοβαίων πόλις. Популацијата се состоела од домицилно население, римски граѓани, население дојдено од териториите на Мала Азија и до IV в. во градот постоела еврејска заедница. Религиозниот живот на градот е посведочен со епиграфски споменици и статуи со претстави на божества (Асклепиј, Хигеија, Телесфор, Артемида Лохија, Афродита, Аполон Клариос Јупитер Либератор и др.). Најрепрезентативен споменик од овој период е римскиот Театар, иако во периодот од I в. н.е. до почетокот IV в. н.е. спаѓаат речиси сите позначајни објекти како: Casa Romana, Термите, раскошните куќи–палати, еврејската Синагога. Во втората половина на III в. н.е. населбата веројатно не била поштедена од готското навлегување. Во IV в. градот станал епископско седиште, а од крајот на V до почетокот на VI в. бил


Мозаикот во крстилницата во Стоби


Мозаикот во Полихармовата палата, Куќа на псалмите, Стоби


Мермерна глава од статуа на египетскиот владетел на подземјето Серапис, Стоби


Планината Стогово

главен град на провинцијата Macedonia Secunda. Во овој период (388) градот го посетил и императорот Теодосиј I, кој издал два едикта (Codex Theodosianus XVI. 4. 2, XVI. 5. 15). Во крајот на IV в. бил нападнат и од Визиготите, предводени од Аларих, додека околу 440 г. и од Атила. Последната инвазија е во 479 г. н.е., кога низ градот поминуваат трупите на Готите предводени од Теодорих. Во IV в. територијата на градот била делумно редуцирана и бил изграден внатрешниот одбранбен ѕид (врз темелите на постара римска палата), поради варварските напади и поплавите на Црна Река. Централното градско подрачје било на највисоката тераса на градот, каде што била Епископска базилика и полукружниот плоштад, а тогаш биле изградени и другите ранохристијански базилки и профани градби (видливи денес). Двете главни улици (Via Principalis Superior и Via Principalis Inferior) биле трасирани според географската диспозиција на теренот, а неколкуте помали улици ги пресекувале главните рути на местата, каде што се наоѓале палатите и јавните објекти. Како епископски центар, во историските извори се спомнуваат неколку епископи од Стоби: Будиос (учесник на Екуменскиот собор во Никеја во 325), Никола (учесник на Четвртиот екуменски собор, Халкедон), Ioannes (Константинопол, 680) и Margaritus (Труло, 692) и Евстатиј и Филип (ктитори на Епископската базилика). Градот егзистирал до крајот на VI в. Во средновековниот период се спомнува победата на Василиј II (1014) над воената посада во Стоби, а дел од градот служел како некропола за блиската словенска населба.

ЛИТ.: J. G. von Hahn, *Reise von Belgrad nach Salonik*, Wien, 1861, 175-236; F. Papazoglou, *Les Villes de Macédoine à l'epoque romaine*, BCH, Supl. 14, Athenes, 1988, 313–323; E. Kitzinger, *Survey of the early Christian Town of Stobi*, DOP, 3, Washington, 1946, 81–161; *Studies of the Antiquites of Stobi*, I-III, Beograd-Titov Veles, 1973–1981; V. R. Anderson-Stojanovic, *Stobi. The Hellenistic and Roman Pottery*, Princeton, 1992; П. Јосифовски, *Римскаӣа монеӣарница во Сӣоби*, Скопје, 2001; Ј. Микулчиќ, *Сӣоби: анӣички ӣрад*, Скопје, 2003. А. В.-М.


Синагога, централна базилика, Стоби

**СТОГОВО** – висока веначна планина во Западна Македонија, која се формирала во времето на алпската орогенеза. Таа се наоѓа помеѓу долината на Црни Дрим од запад, долините на реките Радика и Мала Река од север и исток, преку тектонскиот преслап Јама (1.507 m) е одвоена од планината Бистра, а на југ морфолошки преку превалот Рудине се надоврзува на планината Караорман. Се протега во правецот сз–ји. Највисок врв е Голем Рид (2.273 m), а на билото има уште десет врвови повисоки од 2.000 m. Во геолошкиот состав на Стогово учествуваат: филити, тријаски и кредни седименти. На високите делови на планината се наоѓаат изворите на Јамска Река, Гарска, Белешница, Ехловечка Река, Радомирска, Песочанска и др. Високопланинските делови во плеистоценот биле зафатени со глацијација и денес се среќаваат фосилни глацијални форми, како: циркови, валови и морени. Ниските делови се под шума, а над неа се протегаат пространи планински пасишта што се солидна база за развој на сточарството.

ЛИТ.: Андоновски Т., *Абразиони и флувијални елеменӣи во Кичевскаӣа коӣлина*, „Годишен зборник на ИГ", кн. 27-28, Скопје, 1984. Т. Анд.

**СТОИЛОВ, Милан Трајков** (Кукуш, 14. I 1881 – с. Витоша, Кочанско, 6. IX 1903) – член-основач на ТМОК (1900–1903) и член-основач и секретар на МНЛД во С.-Петербург (1902–1903). По завршувањето на основното (1892) и трикласното училиште во Кукуш (1895) и Бугарската духовна семинарија во Цариград (јули 1902), на 14 август 1902 г. е веќе во С.-Петербург и во септември се запишува на Военомедицинската академија. Веднаш станува член на ТМОК, а меѓу првите и потписник на основачкиот акт на


Милан Стоилов

МНЛД. На второто заседание на Другарството (29. XII 1902) е избран и за секретар-записничар. По објавувањето на Илинденското востание, заедно со неколцина други членови, заминува во Македонија и загинува како востаник во борба со Турците кај кочанското село Витоша.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Ск., 1978, 147-148; „Автономна Македония", I, 21, София, 23. XI 1903, 3. Бл. Р.


Иван Стоилковиќ

**СТОИЉКОВИЌ, Иван** (Куманово, 15. II 1962) – политичар. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје. Претседател на Демократската партија на Србите во Македонија. Пратеник во три парламентарни состави на Собранието на РМ (2002–2009). Р.

**СТОИМЕНОВ, Павле** (с. Долно Тламино, Босилеград, 12. IV 1931) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1986 до пензионирањето во 1996 г.) по предмети од областа на патиштата. Напишал учебник по предметот патишта, а преку апликативната работа придонесол за оформувањето на патната мрежа и градските сообраќајници во нашата земја. Љ. Т.

**СТОЈАНОВ, Димитар (Димче, Мире)** (Прилеп, 1910 – Скопје, 1991) – учесник во предвоеното студентско и комунистичко движење и во НОБ, македонски политичар и државник, историчар и архивист. По завршувањето на студиите по историја на Белград-


Димитар Стојанов-Мире

скиот универзитет (1935) професорува во Гимназијата во Прилеп (1935-1940), во Пеќ (до април 1941) и во Кратово (1941/42). Во следната учебна година (1942/43) е испратен во Ловеч (Бугарија), но поради антифашистичката дејност, заедно со Ченто и други прилепчани, е интерниран во логорот Чучулигово (Пиринскиот дел на Македонија). По враќањето (почетокот на 1944) станува борец првин во II, а потоа во V македонска народноослободителна бригада. Член на АСНОМ (од август 1944), а од II заседание на АСНОМ член и на Президиумот и повереник за просвета во ДФМ. По Ослободувањето врши разни државни и општествено-политички функции, па и претседател на Народното собрание (1951–1955), а до пензионирањето е директор на Државниот архив на Македонија (1960–1978). Бл. Р.

**СТОЈАНОВ, Зафир** (Делчево, 7. X 1930) – физичар, ред. проф. (1981) на ПМФ. Дипломирал (1957) на ПМФ, каде што докторирал (1974) со тема во која се изучуваат синтерувани метали и легури со помош на ултразвук. За таа цел оформил Лабораторија за примена на ултразвукот за истражувања на тврдите тела. Специјализирал во Гетинген и Ахен. Држел настава од Општа физика, главно за студентите по хемија, но и на други факултети во Скопје и во Битола. Објавил неколку средношколски и универзитетски учебници („Општа физика I и II") и околу 30 научни статии во домашни и странски списанија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 172; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 183. В. Ур.

**СТОЈАНОВ, Крсте** (с. Дрмени, Ресенско, 1880 – с. Кривени, Ресенско, 3. II 1905) – печатар, револуционер, припадник на ТМОРО. Бил печатар во Цариград и член на Цариградскиот РК (1900–1903). Од 1904 г. влегол во четата на војводата С. Олчев, која дејствувала во Преспанско. Загинал во борба со османлиска војска во Ресенско.

ИЗВ. и ЛИТ.: ЦДА, ф. 892, оп. 1, а.е., 16, л. 60; в. „Реформи", бр. 11, София, 1899–1905. Ал. Тр.


Крум Стојанов

**СТОЈАНОВ, Крум** (Скопје, 6. III 1917 – Скопје, 4. XII 1996) – драмски актер и режисер. Го посетувал Студиото на уметничкиот театар во Белград (1939-1941). Станал актер во Народниот театар во Скопје (1942-1944). Еден од основачите на Македонскиот народен театар и во Горна Џумаја (Благоевград, Бугарија). Бил член на Драмата на МНТ (1945-1952 и 1961-1964), а од 1964 г. до пензионирањето актер во Драмскиот театар во Скопје. Бил актер и во белградското Драмско позориште (1952-1961). За него критиката пишува дека е еден од најголемите актери на овој дел од светот, дека тој не само што поседува изворен талент, туку има извори во душата.

УЛОГИ: Стјопа („Платон Кречет"), Валер („Тартиф"), Орландо („Како што милувате"), Петар („Малограѓани"), Генерал („Ученикот на ѓаволот"), Хенри Хигинс („Пигмалион"), Нушиќ („Автобиографија"), Порфириј („Злочин и казна"), Спасое („Покојник"), Каин I и II („Патриturата за еден Мирон"), Бог („Адам и Ева"), Тоде Мудрецо („Јане Задрогаз"), Ел Илустримо („Карипскиот министер"), Димитрие („Диво месо") и др.

РЕЖИИ: „Големиот нож" (и сценографија), „Манде", „Крвави свадби", „Физичари", „Дундо Марое", „Бумеранг". Р. Ст.


Петар Стојанов

**СТОЈАНОВ, Петар** (Велес, 17. VI 1922 – Скопје, 8. X 1995) – историчар, научен советник во ИНИ. Како гимназијалец му пристапил на комунистичкото младинско движење и станал член на СКОЈ

(1941). Бил учесник во НОАВМ (од 1944). По Ослободувањето станал член на КПЈ (од 1945) и дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (јуни 1950). Извесно време бил професор по историја во Велешката гимназија, го основал и го раководел тамошното Архивско средиште, подоцнешниот Историски архив на Велес. Се вработил како асистент во ИНИ (1956) и го проучувал минатото на Македонија во времето на Балканските и во Првата светска војна.

БИБЛ.: *Петар Поп Арсов во националноредволуционерното движење на македонскиот народ (1868–1919),* Скопје, 1963; *Тројната поделба на Македонија,* Скопје, 1968; *Македонија во времето на Балканските и Првата светска војна (1912–1918),* Скопје, 1969; *Македонија во политиката на големите сили во времето на Балканските војни 1912–1913 година,* Скопје, 1979; *Велес и Велешко во Народноослободителната војна 1941–1945. Спомен книга на загинатите борци во НОВ и жртвите на фашистичкиот терор од Велес и Велешко,* Титов Велес, 1985 (со коавтор).

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 210–212. С. Мл.

**СТОЈАНОВ, Ристо** (Кавадарци, 1927) – геолог, унив. професор. Основно и средно образование завршил во Кавадарци, а Рударско-геолошки факултет во Белград (1952). По дипломирањето, во Геолошкиот завод на Македонија работи како геолог врз проблемите на создавањето на геолошките подлоги при реализацијата на хидротехничките објекти во Македонија, како што се акумулациите на Маврово – Вруток и Равен; Црна Река, Вардар, Црни Дрим и др. Речиси 20 г. непрекинато работи на проектот ОГК на Македонија. Постдипломски студии завршил во Империал Колеџ во Лондон, каде што ја брани и својата магистерска работа под наслов „Фенгитите на Пелагонискиот масив“. Докторирал во 1972 г. на РГФ во Белград на тема „Петролошки карактеристики на магматските и метаморфните карпи од пошироката околина на Прилеп“. Паралелно со истражувачките активности, Р. С. се вклучува и во меѓународната соработка на полето на геологијата и тоа преку телата на УНЕСКО. Тој е член на Југословенскиот комитет на УНЕСКО (1976), и претседател на Македонскиот комитет на УНЕСКО (1995) во рамките на Програмата за корелација во геологијата ИГЦП, преку која е координатор на поголем број меѓународни проекти. Воспоставил соработка со Русија, Франција, Германија, Италија, Грција, Шпанија, Романија и други држави.

БИБЛ.: *Креден и полекреден магматизам во Динаридите и на Кавказ*; *Магматизам, метаморфизам, металогенија и геотермија на Вардарската зона и Српско-македонскиот масив*; *Морфоструктурна анализа на просторот на Р. Македонија.* Бл. Б.

**СТОЈАНОВ, Софониј** (с. Цер, Демирхисарско, 8. X 1871 – с. Габрово, Горноџумајско, 15. IV 1903) – врховистички војвода, поручник во Бугарската армија. Завршил воено училиште во Софија (1892). Ја напуштил армијата (1900) за да дејствува во Македонија. Како војвода дејствувал во Малешевско, Горноџумајско и во Кичевско (1901). Загинал во борба со османлиската војска.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Борбите в Македония и Одринско 1878–1912 – Спомени*, София, 1981; в. „Македоно-одринско куриеръ“, бр. 22, София, 1903. Ал. Тр.


Доне Стојанов-Штипјанчето

**СТОЈАНОВ-ШТИПЈАНЧЕТО, Доне Тошев** (с. Ерџелија, Штипско, 1867 – Ќустендил, 15. IV 1931) – припадник на МРО, актер на Доневата афера (1896). Бил курир на Организацијата. На 19. IV 1896 г., на излезот од Битола кај црквата „Св. Недела“, во неговите вреќи со ориз властите пронашле бомби, набои за револвери и барут. Во затворот во Битола пројавил гранитна цврстина, не го издал светото дело. Опеан во народните песни.

ЛИТ.: Д. Димески, *Аферата на Дончо Штипјанчето, 1896 година*, „Дело 74“, XIII/5, Штип, 1986. Ал. Тр.


Корнелија Стојанова

**СТОЈАНОВА, Корнелија Страхилова** (Штип, 24. XII 1936) – редовен професор (1993) на ПМФ, Институт за хемија (во пензија од 2001). Дипломирала (1960), магистрирала (1978) и докторирала во Скопје. Работниот век го започнала во Електрохемискиот комбинат „Југохромце“, а од 1962 г. е, сукцесивно, од асистент до редовен професор на Институтот за хемија. Одржувала настава по предмети од физичката хемија за студенти од РГФ во Штип, за студенти по хемија и за студенти од двопредметните студии по биологија-хемија, како и на постдипломските студии по хемија. Главниот научен интерес ѝ е кон електрохемијата и аналитичката хемија, а специјалност ѝ е поларографскиот метод. Објавила повеќе од 30 трудови, а на научни собири презентирала околу 70 соопштенија. Учествувала во обработката на 15 научноистражувачки проекти (3 меѓународни), а на два била раководител. Била раководител на Заводот за физичка хемија при Институтот за хемија на Природно-математичкиот факултет и на двопредметните студии биологија-хемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 228; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 248. Б. Ш.


Милица Стојанова

**СТОЈАНОВА, Милица** (Крива Паланка, 6. VI 1932) – актерка, чии креации се резултат на талент и култивиран пристап во презентирање на играниот лик. По завршувањето на Средната театарска школа во Скопје, работи во Радиодрамата во Скопје, а потоа во Драмата на МНТ (1953-1964). Од 1964 г. до пензионирањето е во Драмскиот театар во Скопје.

УЛОГИ: Ана Франк („Дневникот на Ана Франк“), Елиза („Пигмалион“), Петруњела („Дундо Марое“), Леди Магбет („Магбет“), Мајката („Диво месо“), Цвета („Свадба“), Донка („Бегалка“), Сарка („Нажалена фамилија“), Беатриса („Дејството на гама зраците врз сенишните невени“), Малина („Еригон“), Соња Мармаладова („Злосторство и казна“), Параскева („Дупло дно“), Пустија („Богунемили“), Босица („Хамлет од Долно Гаштани), Филамента („Учени жени“) и др. Р. Ст.

**СТОЈАНОВА-БРМБЕСКА, Делка Богданова** (Дебар, 5. VII 1934) – фармаколог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Вработена во Институтот за фармакологија и токсикологија при Мед. ф. во Скопје. Придонела за унапредувањето на педагошките основи на современата базична и клиничка фармакологија. Била

шеф на катедрата, продекан, учесник во институтските проекти и долгогодишен главен уредник на ММП. Д. С.-Б.


Александар Стојановиќ

**СТОЈАНОВИЌ, Александар** (Белград, 2. VIII 1934) – балетски играч. Балетското образование го стекнува во училиштето „Луј Давичо“ во Белград и во Балетското училиште во Скопје, во класата на Н. Кирсанова. Член е на Балетскиот ансамбл при МНТ и негов првенец (1954-1982). Танчер со изразена артистичка креативност.

*УЛОГИ*: Дон Кихот (Л. Минкус, „Дон Кихот“), Тибалд (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“), Алберт (А. Адам, „Жизел“) и др. Ем. Џ.

**СТОЈАНОВИЌ, Александар Тодоров** (Скопје, 2. III 1955) – спец. интернист, хематолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Раководител на Дневната болница при Клиниката за хематологија, претседател на Здружението на хематолозите на РМ, член на Европската асоцијација за хематологија. Особен интерес и заслуги има за развојот на трансплантацијата на коскената срцевина во РМ, како и за унапредувањето на терапијата на малигните заболувања на крвта. Бр. Н.


Лидија Стојановиќ-Лафазановска

**СТОЈАНОВИЌ-ЛАФАЗАНОВСКА, Лидија Александрова** (Скопје, 1965) – филолог, научен советник. истражувач на народната поезија во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје. Дипломирала на Филолошкиот факултет во Скопје – Група општа и компаративна книжевност (1989). Магистрирала на Филолошкиот факултет во Белград на темата „Мотив жртвовања у македонској народној књижевности“ (11. II 1993) и докторирала на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје на тема „Феноменот на иницијацијата во македонската народна книжевност“ (11. I 1999). Член е на Редакцијата на сп. „Македонски фолклор“.

БИБЛ.: *Танаталошкиот правзор на животот. Феноменот жртвување во македонската народна книжевност,* Скопје, 1996; *Homo initiatus. Феноменот на иницијацијата во македонската народна литература,* Скопје, 2001; *Егзодусот на Македонците од Грција. Женските прикази за Втората светска војна и нивниот егзодус,* Скопје, 2002 (со коавтор); *Методи на истражување на фолклорот,* Скопје, 2005; *Хоризонти на народната култура,* Скопје, 2006..

ИЗВОРИ: *50 години Институт за фолклор. Библиографија на изданијата на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ – Скопје и на магистерските и докторските дисертации на соработниците 1950–2000.* Подготвила Мирјана Анастасова, Скопје, 2000, 101-102, 126-127 и 150; *Реферат за избор на научен советник за работното место истражувач на народната поезија во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ во Скопје*, „Билтен“ на Универзитетот „Св. Кирил; и Методиј“ во Скопје, бр. 927, Скопје, 1. X 2007, 102-104. С. Мл.


Александар Стојановски

**СТОЈАНОВСКИ, Александар** (Куманово, 11. VIII 1929 – Скопје, 19. V 2009) – историчар – турколог. Дипломирал на катедрата по историја на Филизофскиот факултет во Скопје и се вработил во Институтот за национална историја, во Одделението за османлиско-турскиот период (1955). Доктрорирал на темата „Дервенџиството во Македонија“ (1963). Се усовршувал и вршел архивски истражувања во Истанбул, Анкара, Париз, Софија и Сараево, учествувал на повеќе конгреси и симпозиуми во земјата и во странство и бил член на редакции на повеќе научни списанија и зборници. Преведувач е на повеќе томови турски документи за историјата на македонскиот народ од XV и XVI в., автор е на повеќе монографии и статии од историјата на Македонија во османлискиот период и главен редактор и автор на вториот том од Историјата на македонскиот народ. Др. Ѓ.

**СТОЈАНОВСКИ, Зоран Милутинов** (Томино Село, Македонски Брод, 28. X 1937) – психолог, универзитетски професор. Основно образование завршил во Долни Манастирец, а учителска школа во Скопје. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1965), а магистрирал во Центарот за мултидисциплинарни студии во Белград (1975). Докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1986). Работел како психолог во Заводот за вработување во Куманово и како советник во Републичкиот завод за унапредување на воспитанието и образованието. За асистент на Филозофскиот факултет е избран во 1971, а редовен професор е од 1992 г. Изведувал настава по предметот педагошка психологија на Филозофскиот и на Педагошкиот факултет во Скопје и на Факултетот за учители и воспитувачи во Битола. Бил раководител на Институтот за психологија, продекан на Филозофскиот факултет и проректор за настава и наука на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Објавил повеќе од осумдесет научни и стручни трудови од областа на психологијата на образованието и училишната психологија.

БИБЛ.: *Изработување и користење на неформални тестови на знаења,* 1973; *Тестови на знаење,* 1988; *Социјалниот статус на учениците и личните особини,* 1988; *Векслеров индивидуален тест на интелигенција за македонската популација,* 1989; *Inventory of European Longitudinal Studies in the Behavioural and Medical Science,* 1990.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1946–1976,* Скопје, 1976, 77; *Филозофски факултет: 1976–1996,* Скопје, 1996, 91. В. Арн.


Кирил Стојановски

**СТОЈАНОВСКИ, Кирил** (с. Злести, Дебарца, 1909 – 31. I 1971) – свештеник и истакнат учесник во НОАВМ. По Априлската војна (1941) му пристапил на НОД. Бил свештеник на Чоковската парохија, а потоа како бригаден свештеник го осветил знамето на Првата македонска НОУБ (11. XI 1943). Бил избран за член на Верското поверенство при ГШ на НОВ и ПОМ и учесник на Првото заседание на АСНОМ. Како особено истакнат протојереј, по Ослободувањето бил организатор на црковниот живот во Македонија.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на македонската православна црква,* Скопје,

1989; Јован Белчовски, *Историскиѿе основи на авѿокефалноста на Македонскаѿа православна црква,* Скопје, 1986. С. Мл.


Коце Стојановски

**СТОЈАНОВСКИ, Коце Николов** (Коце Металец) (Скопје, 12. V 1914 – с. Стрмашево, Кавадаречко, 12. VI 1944) – комунистички деец и борец. Како активист во Металската подружница на Урсовите синдикати, станал член на КПЈ (од летото 1939) и на обновениот МК на КПЈ во Скопје (од пролетта 1940). Како секретар на Синдикалната подружница на металските работници бил организатор на повеќе штрајкови (1940), а потоа станал и секретар на МК на КПЈ во Скопје (летото 1940 – август 1941) На Покраинската конференција во Скопје (8. IX 1940) бил избран за член на ПК на КП во Македонија и за делегат на V земска конференција на КПЈ (Загреб, 1940). Бил апсен во Прилеп (почеток на 1941 – април 1941) и во Скопје (кон крајот на 1941), но поради недостиг на докази на судењето (9. V 1942), бил интерниран на 6 месеци во с. Ардач, на бугарско-грчката граница. Неколку месеци по враќањето, пак бил интерниран во Бугарија, а по враќањето станал борец на Втората македонска НОУБ (пролетта на 1944), каде што бил заменик политички комесар и секретар на Организацијата на КПМ на Вториот баталјон. Загинал во борба со бугарската полиција.

ЛИТ.: *Коце Сѿојановски-Меѿалец,* „Вечер", VII, 1986, Скопје, 15. X 1969, 13; Боро Кралевски, *Беа, заѓинаа, оѿанаа,* Скопје, 1969, 136; *Коце Николов Сѿојановски-Меѿалец,* „13 Ноември", IX, 9, Скопје, 1970, 20; Љубен Апостолски, *Коце Сѿојановски-Меѿалец,* Скопје, 1973; Крсто Здравковски, *Да не се заборави.* Споменици и спомен белези од НОВ во Скопје, Скопје, 1982. С. Мл.

**СТОЈАНОВСКИ, Мирослав Душанов** (Скопје, 10. VII 1959) – генерал-потполковник, началник на ГШ на АРМ. Завршил Воена академија, во родот пешадија во ЈНА. Офицерската кариера ја започнал како командир на вод и на чета, бил заменик на командант на баталјон, началник на отсек за Воена полиција и командант на VI одред. Завршил Командноштабна академија и Школа за народна одбрана. Од повисоките раководни должности ги вршел



Мирослав Стојановски

следниве: помошник на началник на одделение за стратегиски истражувања, раководител на Катедрата за физичко воспитување при ВА, командант на пешадиска бригада, командант на силите за борба против тероризам и заменик на НГШ на АРМ за борбена готовност.

ИЗВ.: Архив на ГШ, дос. „Генерали на АРМ". В. Ст.


Ненад Стојановски

**СТОЈАНОВСКИ, Ненад** (Скопје, 19. VIII 1952 – Скопје, 14. VII 1998) – актер. Дипломирал на Вишата музичка школа, на Отсекот за драмски актери во Скопје (1976). Член е на Драмскиот театар во Скопје (1976-1998). Со својата извонредна сценска појава уште во почетокот на кариерата раскошно го демонстрираше својот талент. Во Драмата на МНТ ги реализираше улогите Пиги („Среќна Нова '49") и Силјан („Црна дупка"). Беше гостин во проекти на Дубровничките и Сплитските летни игри. Настапуваше и во низа ТВ драми, ТВ серии, ТВ филмови и радиодрамски остварувања.

УЛОГИ: Андреја („Диво месо"), Михајло („Лет во место"), Матеј („Хај-фај"), Јаков („Дупло дно"), Војдан („Тетовирани души"), Дантон („Смртта на Дантон"), Миле („Сили во воздухот"), Дамјан („Кула Вавилонска"). Р. Ст.

**СТОЈАНОВСКИ, Никола Алексов** (с. Скачинци, Велешко, 8. II 1923) – педијатар, хематолог. Мед. ф. завршил во Белград (1952), а специјализација по педијатрија во Загреб (1958). Во Велес го отворил Педијатриското одделение и го раководел сè до одењето в пензија (1987). Истовремено бил Управник на Медицинскиот центар во Велес од неговото формирање (1964–1987). Докторирал на тема „Таласемии во Велешкиот регион" (1983). Објавил над 90 стручни трудови, во 2000 г. ја објавил книгата „Здравствената култура во Велес и Велешко од минатиот до крајот на XX век", а во 2003 „Д-р Панче Васков: живот и дело". Бил пратеник во Собрание на РМ.

ИЗВ.: *Д-р Панче Васков: живоѿ и дело,* Велес, 2003. Н. П.-Ј.

**СТОЈАНОВСКИ, Пане** (Скопје, 8. VI 1946) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1992 г.) по предмети од областа на теоријата на конструкциите. Магистрирал на Градежниот факултет во Скопје (1977), каде што и докторирал (1982). Се усовршувал во Велика Британија со стипендија на Британскиот совет (1977/78), во Станфорд (САД) со Фулбрајтова стипендија (1989/ 90). Главна област на научноистражувачката работа му е оптимизацијата на рамковните конструкции и управување со сеизмички ризик. Од 1992 г. живее и работи во САД. Љ. Т.


Панче Стојановски

**СТОЈАНОВСКИ, Панче** (Струмица, 14. I 1940) – основоположник на македонската дијатомолошка школа. Долгогодишен професор на Институтот за биологија при ПМФ каде што има и неколку раководни функции. Докторската дисертација „Перифитонот на Дојранското Езеро – неговиот состав и продукција" ја одбранил во Скопје (1977). Автор е на повеќе од 50 научни трудови од областа на пресноводната алгологија, продукција и сапробиологија. Св. К.

**СТОЈАНОВСКИ, Цветан** (Битола, 5. V 1965) – оперски певец, тенор, првенец на Операта на МНТ. Во 1985 г. дипломирал соло-пеење на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. М. Ефтимова), а специјализирал во Загреб, Хрватска. Во Операта на МНТ работел од 1989 до 1992 и повторно од 1996 година. Во меѓувреме (1992–1996) е ангажиран како солист во Загрепската опера. На оперската сцена на МНТ


Цветан Стојановски

дебитирал со улогата на Неморино во операта „Љубовен напиток“. Учествувал во изведбата на повеќе вокално-инструментални дела. Гостувал во оперските центри на поранешна Југославија, во Бугарија, Грција, Русија, Романија, Шпанија, Албанија. Се занимавал и со оперска режија. Од 1998 до 2000 г. бил уметничи директор на Операта и Балетот на МНТ.

УЛОГИ: Марио Каварадоси („Тоска“), Манрико („Трубадур“), Алфред Жермон („Травијата“), Дон Хозе („Кармен“), Радамес („Аида“), Рудолфо („Боеми“), Отело, Дон Карлос, Алваро („Моќ на судбината“), Василиј II („Цар Самуил“). Ф. М.

**СТОЈАНОСКИ, Борис Бошков** (Прилеп, 27.XII 1941) – генерал мајор на АРМ. Основно и средно училиште завршил во Прилеп, а Воена академија на ЈНА во Белград и Сараево. Вршел повеќе командирски, командантски и воено-политички должности. Командно-штабна школа и Школа за народна одбрана завршил во Белград. Бил командант на градски штаб на ТО, командант на корпус на АРМ и помошник на Началникот на Генералштабот на АРМ. Во чинот генерал-мајор унапреден на 29. XII 1993 г. а во пензија заминал на 11. II 2000 г.

ИЗВ.: Архив на ГШ, дос. „Генерали на АРМ“. В. Ст.


Киро Стојаноски

**СТОЈАНОСКИ, Киро Владов** (Крушево, 7. IV 1949) – редовен професор (1998) на ПМФ, Институт за хемија. Дипломирал (1973), магистрирал (1979) и докторирал (1988) на ПМФ во Скопје. Изведувал настава по предмети од областа на органската хемија и биохемијата. Научната активност му е предимно од областа на структурната хемија, со посебно внимание на органските соединенија и биомолекулите. Објавил повеќе од 25 труда во меѓународни и (помалку) во домашни списанија, а на научни собири презентирал триесетина соопштенија. Раководел или бил учесник во повеќе научноистражувачки проекти. Коавтор е на еден универзитетски и на четири средношколски учебници. Од 1983 до 1988 г. трипати бил на студиски престои во Упсала (Шведска). Бил шеф на Институтот за хемија на ПМФ и раководител на Заводот за органска хемија и биохемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 239; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 248. Б. Ш.


Методија Стојков

**СТОЈКОВ, Методија** (с. Безиково, Кочанско, 12. II 1945) – економист, универзитетски професор, општественик. Основно образование завршил во с. Блатец, Виничко, а средно во Берово (1965). На Економскиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје дипломирал (1969), магистрирал (1975) и докторирал (1980) на теми од областа на економскиот развој на РМ. За асистент на Економскиот факултет во Скопје (по предметот Историја на политичката економија) е избран во 1969, за предавач (по предметот Политичка економија) во 1978, за доцент (по предметот економски доктрини) во 1980, за вонреден професор (по истиот предмет) во 1986 и за редовен професор (по предметот Развој на економската мисла) во 1991 г. На додипломските студии ги предавал предметите Развојот на економската мисла и Општествено богатство и национални сметки. Покрај наставната дејност на матичниот факултет, изведувал настава на додипломските студии на неколку факултети во земјата (Филозофскиот факултет, Земјоделскиот факултет, Интердисциплинарните студии по новинарство во Скопје и на Економскиот факултет во Прилеп).

На постдипломските студии предавал: Економија на јавниот избор, Јавна администрација и јавна одговорност, Современи концепции и политики. Бил претседател на Советот на факултетот, шеф на Катедрата по економија, претседател на редакциониот одбор на Годишникот на Економскиот факултет, бил и продекан на Економскиот факултет во Скопје (1982–1984). Во 1986/1987 година бил декан на Интердисциплинарните студии по новинаство во Скопје. Член е на Европското друштво за култура.

Бил директор на Марксистичкиот центар „Мито Хаџи Василев-Јасмин“ во Скопје, член на ЦК на СКМ, член на комисии при Собранието на СР Македонија, секретар на списанието „Стопански преглед“.

Активен бил во самостојни и тимски истражувања во научноистражувачки проекти на Економскиот факултет и во други институции. Автор е на повеќе од 100 научни и стручни трудови: книги, учебници, статии, проекти и др. Концепирал и развил современ учебник по предметот Развој на економската мисла, а учествувал и во комисии за одбрана на магистерски и докторски дисертации. Неговата научноистражувачка дејност е фокусирана во три подрачја: современата економска мисла, економскиот развој (посебно економскиот развој на РМ) и системот на националните сметки, има особен придонес во проучувањето на критериумите за класификација на економските школи и во истражувањето на нивните основни постулати.

БИБЛ.: Позначајни книги и учебници: *Стопанскиот развиток на општината Ресен* (коавтор), Скопје, 1978; *Why and Where to Invest in Macedonia – A Guide to Cooperation with the Rising Private Sector (коавтор),*Скопје, 1992; *Менаџментот и претприемништвото во Македонија* (коавтор), Скопје, 1993; *Развој на економската мисла,* Скопје (1994, 2002 и 2008)*; Економија – макроекономски пристап (коавтор)*, Скопје, 1997; *Нобеловци по економија (*коавтор), Скопје, 2000. Учество во по***значајни проекти***: *Механизми и инструменти за спроведување на научната и технолошката политика на стопанскиот развој на СР Македонија*, Економски факултет, Скопје, 1977; *Нерамномерен регионален развој во економската теорија и политика*, Скопје, 1980. Позначајни статии: *Економските погледи на Џон К. Галбрајт за карактеристиките и перспективата на капитализмот,* „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 1983*; Пристапи и концепции за изучување на развојот на економската мисла*, „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 1996*; Посткејнзијанската економска теорија*, „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 1998*; Прилог за Нобеловата награда и за економското творештво на Амартја Сен,* „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 1998; *Понови синтези во економската наука*, „Годишник на Економскиот

факултет“, Скопје, 2000; *Некои отворени прашања на економската наука,* „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 2001; *Спецификностите на концепцијата на Фридрих фон Хајек за спонтаниот економски напредок*, „Прилози“, XXXIV, 1-2/2003, МАНУ, Скопје, 2003; *Размислувањата на Питер Дракер за општеството на знаења и за претприемачкото општество*, „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 2005; *Примена на пристапот јавен избор на примерот на економските слободи со посебен осврт на Република Македонија*, „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 2007; *Новата институционална економија – нова синтеза на економската мисла*, „Прилози“, МАНУ, Скопје, 2007, *Нобеловци по економија (*коавтор), второ изменето и дополнето издание, Скопје, 2008.

ИЗВ: Билтени на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје (броевите 215/1974, 287/1978, 327/1980, 347/1980, 467/1986, 554/1991 и 684/1997); „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје; „Прилози“ на Одделението за општествени науки на МАНУ, Скопје. Т. Ф.

**СТОЈКОВ, Петар** – бугаројазичен македонски автор од крајот на XIX и почетокот на XX в., по потекло од Југоисточна Македонија (Марвашкиот крај, Серско и Неврокопско). Зачувани му се десетина книшки поезија, публицистички записи и политички коментари. Објавени му се следниве одделни публикации: 1. *Македонски поборник за слободата на Македонија* (Софија, 1897), 2. *Заштитна реч на Петар Стојков пред Софискиот окружен суд против господарот на кучешката престолнина во Цариград (Султанот Хамид)* (Софија, 1898), 3. *Смрт на вроговите* (Софија, 1898); 4. *Клучот на македонската революција* (Софија, 1898), 5. *Македонски бич* (Софија, 1899), 6. *Жална Македонија* (Софија, 1899), 7. *Потајностите на македонските дејци* (Софија, 1902), 8. *Крвава Македонија* (Софија, 1904), 9. *Крвава гробница* (драма на марвашки дијалект, Софија 1905), 10. *Пирински напеви* (две изданија, Софија, 1909).

Во своите книги се декларира како македонски патриот, кој е наполно свесен дека треба да се бори за слободата на својата татковина: „Господа читатели, јас не сум побуден од писателски талент, ни од идеи за славољубие и среброљубие, ниту пак од никакви други егоистични цели, но јас, како Македонец, го сметам тоа за мој свет долг – па го кревам гласот, мојот слаб глас, против свирепоста на гнилата Турција“. Стиховите му се проткаени со исповеден тон. Г. Т.

**СТОЈКОВ, Стојан** (Подареш, Радовишко, 17. X 1941) – композитор. Композиција учи во Скопје (Вл. Николовски) и на Музичката академија во Белград, каде што и дипломира (Е. Јосиф, 1969). По


Стојан Стојков

враќањето во Скопје станува професор во Средното музичко училиште, а од 1979 г. на Факултетот за музичка уметност. Уште во своите студентски дела С. се покажува како лиричар со фолклорна ориентација, особености што ќе ги задржи во текот на целиот повеќедецениски опус. Автор е на дела од повеќе музички родови. Сепак, преовладуваат камерните и оркестарските дела, како и голем број хорски композиции (Селска суита, 1973). Б. Орт.

**СТОЈКОВИЌ, Мирослав** (Скопје, 1935) – градежен инженер, редовен професор од областа на сеизмологијата. Завршил Градежен факултет во Скопје (1963), магистрирал (1967) и докторирал (1991) во ИЗИИС. До 1965 г. работел во „Македонија-проект“, од 1966 во ИЗИИС (од асистент до редовен професор) на проблеми од инженерската сеизмологија, особено на микротремори и локални влијанија на почвата во врска со сеизмичките ризици, заштитата и превентивата. Истражувал повеќе силни земјотреси. Предавал инженерска сеизмологија и сеизмичко микрореонирање. Објавил 53 труда на светски, европски, меѓународни и домашни конференции; автор е на 11 научни проекти и над 200 стручни труда. К. Тал.


Глигор Стојковски

**СТОЈКОВСКИ, Глигор** (Волковија, Гостиварско, 7. VIII 1952) - новинар, уредник, поет, публицист. Филозофскиот факултет (Југословенски книжевности) го завршил во Скопје. Работел во „Нова Македонија“ (1976–1999) како новинар, уредник на Културната рубрика и уредник на додатокот „Лик“ (1985–1998), новинар во „Утрински весник“ (1999–2001), главен уредник (2001–2007) и сегашен извршен директор на „Култура“. Автор е на повеќе книги поезија и публицистика. Преведуван на англиски, италијански, романски, бугарски, српски и хрватски јазик.

БИБЛ.: „Починка во чисти честички“ (1979), „Пајак“ (1984), „Очно дно“ (1990), „Искрвавени мугри - како загина Кочо Рацин“ (1992), „Студена минута“ (1993), „Зад билката, молк“ (1995), „Земјата сама ќе се отвори“ (избор) (1996), „Заборавено око на небото“ (1997), „Капката оловна вода“ (избор) (2008). Р.


Драги Стојковски

**СТОЈКОВСКИ, Драги Василев** (Скопје, 17. V 1955) – македонски културно-национален деец во Канада. Завршил основно училиште во родниот град, средно образование во Торонто, вишо во Seneca College – Торонто и високо (Факултет по социологија) на York University во Торонто. Претседател на Македонското движење за човекови права во Канада (1993–1997), активен член на Македонската делегација на конференцијата на ОБСЕ во Варшава (1997) и на Комисијата за човекови права при ООН во Женева (2004), како и член на Канадско-македонскиот олимписки клуб; претседател на Организацијата Обединети Македонци во Канада (1999–2003 и од 2007) и главен и одговорен уредник на нејзиниот орган „Македонски глас“. Бл. Р.

**СТОЈКОВСКИ, Насте** (Мраморец, Битолско, 10. VII 1932 – Скопје, 23. VIII 1993) – новинар и издавач. Завршил Правен факултет во Скопје. Од 1960 г. работи во „Млад борец“, а до крајот на работниот век во НИП „Студентски збор“, како уредник и директор. Долгогодишен деец и претседател на Здружението на новинарите на Македонија. Б. П. Ѓ.

**СТОЈКОВСКИ, Чедомир** (Куманово, 14. I 1931 – Скопје, 13. X 1998) – новинар во кумановскиот „Наш весник“ и директор на локалната радиостаница, потоа


Чедомир Стојковски

уредник во Радио Скопје и во два мандата (1978–1986) директор на Македонското радио. Бил на чело на Здружението на новинарите на Македонија, на Сојузот на новинарите на Југославија и делегат во Собранието на РМ. Ј. Ф.


Петар Стојковски-Бабец

**СТОЈКОВСКИ-БАБЕЦ, Петар** (Битола, 3. I 1931) – актер и режисер. Член на Народниот театар во Битола (1953-1993).

УЛОГИ: Бубало (во истоименото дело), Швејк („Швејк во Втората светска војна“), Помет („Дундо Марое“), Вујко Васо („Г-ѓа министерка“), Зганарел („Со сила лекар“), Фигаро („Севилскиот бербер“), Оргон („Тартиф“), Шопаловиќ („Патувачки театар Шопаловиќ“) и др.

РЕЖИИ: „Чук, чук Стојанче“, „Убавица и ѕвер“, „Трите волшебни кучиња“ и др. Р. Ст.


Трајко Стојковски-Бузо

**СТОЈКОВСКИ-БУЗО, Трајко Донев** (Куманово, 10. I 1923 – Скопје, 14. X 2005) – комунистички деец, воен командант, народен херој и општественик. Како член на СКОЈ (од 1941), активно учествувал во подготовките на НОБ во Куманово, а потоа станал борец на Кумановскиот НОПО (јуни 1943). Посебно се истакнал како пушкомитралезец во борбата на Дренак против четничките сили. При формирањето на Третата македонска НОУБ бил назначен за командант на баталјон, а подоцна за командант на Дванаесеттата македонска (скопска) НО бригада. Има значаен придонес во Ослободувањето на Скопје. Прогласен е за народен херој на Југославија (20. XI 1951).

БИБЛ.: *Напад на рудник Лојане,* Виорни дни, Скопје, 1957, 219-221; *Како течеше борбата за ослободувањето на Скопје,* Документи и материјали за ослободувањето на Скопје, Скопје, 1968, 175-179.

ЛИТ.: *Стојковски Трајко „Бузо“,* „Виорни дни“, Скопје, 1957, 316; Видое Подгорец, *Стојковски Доне Трајко-Бузо (1923),* Народни херои од Македонија, Скопје 1973, 336-341; Јордан Цеков-Дане, *Трајко Стојковски-Бузо – херојство и примитивизам,* Скопје, 2005. С. Мл.

**СТОЈМЕНОВСКИ, Кирил** (с. Русиново, Беровско, 14. VIII 1937) – математичар, ред. проф. (1991) на ТМФ (асистент од 1968). Дипломирал на ПМФ (1960), магистрирал (1967) на ПМФ во Белград, докторирал (1984) на Математичкиот факултет во Скопје на темата „Прилог кон теоријата на квазигрупите и решетките“ и објавил научни трудови од таа област. Н. Ц.


Љупчо Стојменски

**СТОЈМЕНСКИ, Љупчо** (Штип, 20. XI 1931 – Скопје, 10. I 2007) – поет, преведувач (Окуџава, Рождественски, Вознесенски, Смирненски) и новинар. Завршил Филозофски факултет во Скопје. Бил главен и одговорен уредник на весникот „Млад борец“, потоа уредник во МРТ.

БИБЛ.: *Меѓу два брега*, поезија, 1957; *Крај тешките води*, поезија, 1962; *Опимања*, поезија, 1969; *Куршуми низ времето*, поезија, 1976; *Деноноќно сонце*, поезија, 1977; *Доживотни пленици*, поезија, 1988.

ЛИТ.: Т. Чаловски: *Поезија што верува и што бара да ѝ се верува*, во книгата *Прочит*, Штрк, 2002 г. П. Гил.

**СТОЈМЕНСКИ, Славчо Коцев** (Штип, 25. XI 1921 – Штип, 16. VIII 1943) – национален деец и народен херој. Завршил гимназија во родниот град (1940/41), станал


Славчо Стојменски

член на КПЈ (од јули 1941) и секретар на МК на СКОЈ во Штип (од летото 1941). Се запишал како студент на Медицинскиот факултет во Софија (1941/1942), но во почетокот на наредната година се вратил во Штип (февруари 1942) и се вработил во градското Комесарство. Како член на МК на КПЈ во Штип (од почетокот на 1942) бил уапсен (есента 1942), но успеал да избега и се илегализирал. Подоцна станал член на Четвртиот областен комитет на КПМ (1943). При блокада на бугарската полиција бил тешко ранет и подлегнал на повредите во Штипската болница. Неговиот дом на Ело Брдо во Штип е заштитен и преуреден во меморијален музеј – спомен-куќа (8. XI 1981).

ИЗВ.: Васка Кадифкова, *Сеќавања за Славчо Стојменски,* „Дело 74“, II, 2, Штип, 1975, 31-40; Јордан Коцев, *Така загина Славчо Стојменски. Убиства без преседан,* „Нова Македонија“, Скопје, 4. X 1980, 4; Фируз Демир, *Сеќавање на Ванчо Прков и Славчо Стојменски,* „Дело 74“, VIII, 3, Штип, 1981, 3-16; Стојан Христов, *Престојот на народниот херој Славчо Стојменски во Кочани,* Кочани и Кочанско во НОВ 1941-1945, Кочани, 1985, 249-250.

ЛИТ.: Вероъуб Андоновски, *Херои на револуцијата – скици за Славчо Стојменски,* „Нова Македонија“, XXXVIII, 12499-12509, Скопје, 7-17. XI 1981, 25; Фируз Демир, *За вистинските активности на револуционерот.* Повод: фељтонот за Славчо Стојменски, „Нова Македонија“, Скопје, 19. XII 1981, 2; Трајко Босеовски, *Како загина Славчо,* „Дело 74“, XV, 1-2, Штип, 1988, 46-51. С. Мл.


Александар Стојмилов

**СТОЈМИЛОВ, Александар** (с. Бели, Кочани, 18. I 1941) – географ. Основно образование завршил во родното место, а средно во Коча-

ни. Дипломирал географија (1963) на Природно-математичкиот факултет во Скопје, магистрирал (1967) на Природно-математичкиот факултет во Белград на темата „Можности за развој на туризмот на македонските езера", а докторирал (1974) на Природно-математичкиот факултет во Скопје на тема „Туристички вредности на македонските планини". На Институтот за географија при ПМФ во Скопје е примен за асистент (1968), а потоа е избиран за предавач (1972), доцент (1975), вонреден (1980) и редовен професор (1985). Држел настава по предметите основи на географијата, посебна стопанска географија, основи на туризмот, географија на Европа и географија на РМ. Извршувал повеќе функции: одборник во Собранието на град Скопје, продекан и декан на Географскиот факултет, во два мандата продекан и два мандата декан на ПМФ, проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, претседател на Туристичкиот сојуз на Скопје, претседател на туристичкиот сојуз на Македонија, секретар и претседател на Македонското географско друштво, претседател на Републичкиот педагошки совет, претседател на АКУД „Мирче Ацев" и др. Досега има објавено преку 200 наслови од областа на географијата на Македонија, туристичката географија и туризмот, стопанската географија, хидрологијата и просторното планирање. Има објавено 10 учебници за средно, 4 за високо образование и повеќе тематски карти. Учествувал во изработката на повеќе проекти, како истражувач и како раководител.

БИБЛ.: *Туристички вредности на планините во СР Македонија.* Годишен зборник на ПМФ, 21, Скопје, 1975; *Појава, развиток и стопанско-географски карактеристики на поодделните индустриски гранки на територијата на СР Македонија до почетокот на Првата светска војна.* „Географски разгледи", 21-22, Скопје, 1984; *Grundzuge der Raumstruktur der Republik Makedonien.* „Österreishische Osteefte", Österreishisches OST-UND Sudosteuropa – Institut, jahrgang Vien, 1998; *Кочани*, монографија, Кочани, 2003.

ЛИТ.: Васа Даскаловски, *Проф. д-р Александар Стојмилов (по повод шеесет години од животот)*, „Географски разгледи", 36, Скопје, 2001. Т. Анд.

**СТОЈЧЕВ, Борис** (Битола, 1. VI 1924) – физичар, ред. проф. (1964) на универзитетот во Торонто и негов почесен професор, член на МАНУ надвор од работниот состав (1981). Во Канада од 1931 г., дипломирал (1947) и докторирал (1950) на Универзитетот во Торонто. Пред тоа, работел 13 години во Националниот истражувачки совет во Отава. Во врвни спи-


Борис Стојчев

санија објавил повеќе од 150 забележани статии поврзани со интеракцијата на светлината и материјата, Рамановата спектроскопија со висока резолуција и нелинеарната оптика. Го направил првиот ласер во Канада и нашол ингениозни примени на ласерите за истражувачки цели. Раководел со изработката на 25 докторски дисертации. Објавил (2002) обемна биографија на неговиот ментор, нобеловскиот лауреат Герхард Херцберг. Бил декан (1972–77) на Факултетот за инженерство во Торонто, претседател на Американското друштво за оптика (1976) и на Канадската асоцијација за физика (1983–84), повеќегодишен член на Научниот совет на Канада и секретар (1996) на Меѓународната асоцијација за чиста и применета физика. Се стекнал со почести во Канада и во други земји, член е на академиите на Канада, САД, Велика Британија и Индија.

ЛИТ.: *Шесто изборно собрание.* Реферати и прилози, 4. X 1981 г., стр. 33-44. В. Ур.


Ванче Стојчев

**СТОЈЧЕВ, Ванче Киров** (с. Црвулево, Штипско, 15. II 1951) – историчар, универзитетски професор, полковник на АРМ. Завршил средно воено училиште во Сараево (1970). Бил на командирски должности во Белград (1970–1992); завршил Факултет за одбрана (1986) и Воена академија во Сараево (1987), магистрирал и докторирал во Белград (1992), работел како самостоен истражувач во Воено-историскиот институт во Белград. Во Воената академија „Генерал Михаило Апостолски" во Скопје (1993) избран за доцент, а потоа и за вонреден професор за предметите воена историја и методологија на научноистражувачката работа. Бил раководител на Катедрата за општествени науки и претседател на Комисијата на НИР на ВА (1995–2004). За научен советник е избран во ИНИ (2006). Член е на Комисијата за одликувања и признанија на Претседателот на РМ (2004). Автор е на околу 180 трудови. Учествувал на домашни и на меѓународни научни собири. Основоположник е на Воениот музеј на Македонија.

БИБЛ.: *Бугарскиот окупаторски систем во Македонија 1941–1944*, Скопје, 1996; *Воена историја на Македонија,* I–II, Скопје, 2000; *Методологија на воените науки*, Скопје, 2004.

ЛИТ.: Билтен на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", 893/ 15 III 2006. М. Мин.

**СТОЈЧЕВИЌ, Ѓорѓе** (Кратово, 1859 – Скопје, 26. I 1926) – композитор, хорски диригент и наставник. Се школувал во родниот град, во Алексинац и во Белград, каде што го завршил Богословското училиште. Учел музика во Москва и во Петроград (1895). Бил учител, службеник и хорски диригент во повеќе градови во Србија и во Македонија. Неговите лични творби, едноставни по својата структура, исклучиво ѝ припаѓаат на духовната сфера. Др. О.

**СТОЈЧЕВСКА, Вера Тасова** (Куманово, 4. V 1928) – офталмолог (од 1959), проф. на Мед. ф. и на Ст. ф. во Скопје. Дипломирала на Мед. ф. во Скопје (1954). Ја одбранила хабилитацијата „Конзервативен пристап во третманот на функционалните амбакопии" (1972). Се усовршувала од подрачјето на страбизмот кај децата во Лондон, Белград и Загреб. Во 1965 г. на Очната клиника го формирала првиот Плеоптичко–ортоптички центар во Македонија, а повеќе од 30 години го водела Детскиот оддел на Клиниката. Слични центри со обука на кадрите формирала и во сите поголеми медицински центри. Публикувала над 50 научни трудови главно од областа на страбологијата, и учебник „Офталмологија" (1995) во коавторство со проф. Ј. Иванов. М. Пол.

**СТОЈЧЕВСКА-АНТИЌ, Вера** (Битола, 10. VIII 1939) – книжевен историчар, унив. професор. Основно и гимназиско образование завршила во родниот град. Дипломирала на Филолошкиот факултет во Скопје – Катедрата за историја на книжевностите на народите на СФРЈ (1963). По изборот за асистент (1968), докторирала на тема од областа на средновековната македонска книжев-


Вера Стојчевска-Антиќ

ност (1974) и е избирана за доцент, вонреден и редовен професор на истата катедра. Била раководител на Катедрата, проректор за меѓународна соработка на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" и директор на Институтот за македонска литература во Скопје. Била главен и одговорен уредник на сп. „Литературен збор", „Спектар" и „Годишен зборник на Филолошкиот факултет" во Скопје. Во 1989 г. е избрана за прв член од РМ во Американската славистичка асоцијација и оттогаш 15 години ја врши координаторската дејност за македонистиката во САД и РМ. Од тие билатерални научни конференции се објавени шест научни зборници (на англиски и македонски јазик). Почесен член е на ДПМ, на ДНУ во Битола и на други друштва и здруженија. Еден мандат била член на Советот на Собранието на град Скопје. Гостувала како предавач за средновековната македонска книжевност во повеќе универзитетски центри во светот (Брисел, Рим, Неапол, Букурешт, Москва, Варна, Солун, Чикаго, Мајами, Детроит, Торонто, Њу Делхи, Прага и Братислава). Нејзин посебен придонес е 40-годишното учество на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура со предавања во врска со средновековната македонска книжевност. Има објавено над 600 библиографски единици во домашни и странски публикации, како и околу 60 посебни изданија.

БИБЛ.: *Од средновековнаӣа книжевносӣ*, Скопје, 1976; *Низ сӣраницииӣе од јужнословенскиӣе книжевносӣи, Скоӣје,* 1977; *Локални хаѓиоѓрафии во Македонија,* Скопје, 1977; *Боѓомилсӣвоӣо во средновековнаӣа изворна ѓраѓа,* Скопје, 1978 (со коавтор); *Средновековниӣе ӣексӣови и фолклороӣ*, Скопје, 1978; *Сӣраници од средновековнаӣа книжевносӣ,* Скопје, 1978 (со коавтор); *Трансформацијаӣа на моӣивоӣ за Болен Дојчин,* Скопје, 1979; *Навраќања кон Библијаӣа,* Скопје, 1981; *Клименӣ и Наум Охридски во народнаӣа ӣрадиција,* Скопје, 1982; *Од ракоӣисноӣо наследсӣво,* Скопје, 1983; *Меѓу книжевен ӣексӣ и фолклор,* Скопје, 1987; *Пораки од дамнина,* Скопје, 1988; *Миӣолоѓумена, Скоӣје*, 1990 (со коавтор); *Сӣо македонски библиски народни ӣриказни,* Скопје, 1993 (предговор, избор и редакција); *Паӣоӣиси и разѓовори,* Скопје, 1994; *Со збор во свеӣоӣ,* Скопје, 1995; *Преӣскажувањаӣа на Голем Александар*, Скопје, 1996 (подготовка, предговор и транскрипција); *Аӣокрифи,* Скопје, 1996 (предговор, избор, белешки и редакција); *Средновековни романи и раскази, Скоӣје, 1996* (предговор, избор и редакција); *Време и ӣаӣ,* Скопје, 1996; *Средновековен збороӣлеӣ,* Скопје, 1996 (избор, предговор, белешки и редакција); *Исӣорија на македонскаӣа книжевносӣ. Средновековна книжевносӣ.* Скопје, 1997; *Свеӣи Наум Охридски,* Скопје, 1997; *Свеӣлиниӣе на ӣрадицијаӣа*, Скопје, 1998; *Средновековни книжевни жанри,* Скопје, 2000; *По сӣаӣкиӣе на св. Клименӣ Охридски. Македонисӣички сӣудии,* Скопје, 2003; *Локални хаѓиоѓрафии во Македонија,* Скопје, 2003; *Кулӣоӣ на св. Боѓородица во Македонија,* Скопје, 2003; *Боѓомилскоӣо движење во Македонија,* Скопје, 2003 (со коавтор); Славистички студии, Скопје, 2006; *Македонија лулкаӣа на словенскаӣа ӣисменосӣ,* Скопје, 2006; *Кулӣоӣ на Дева Марија и Св. Боѓородица Слимничка во Пресӣа.* Скопје, 2007 (со коавтор); *Ореолоӣ на Св. Клименӣ Охридски,* Охрид, 2007; *Сӣранскиӣе слависӣи за Македонија и за македонскиоӣ јазик,* Скопје, 2007.

ЛИТ.: *Вера Сӣојчевска-Анӣиќ.* Персонална библиографија. Составиле, уредиле и редактирале Цветанка Дамјановска, Јоланда Бошевска и Лена Секуловска, Битола, 2007. С. Мл.

**СТОЈЧЕВСКИ, Методија** (с. Герман, Леринско, 1905 – с. Бистрица, Битолско, 17. IX 1995) – припадник на работничкото и комунистичкото движење, член на КПЈ од 1940. Живеел и работел во селото Бистрица, Битолско. Во летото на 1942 г. активно го помагал Движењето. Во септември 1942 преминал во илегалство. По провалата во с. Бистрица бил откриен и уапсен (17. X 1942) и бил осуден од бугарскиот воен преки суд на 14 години робија. Казната ја издржувал во затворот Идризово. На 29 август 1944 г., со други политички затвореници, избегал од затворот и се приклучил кон Осмата НО бригада. По Ослободувањето работел во заднината на формирањето на НОО и во Народниот фронт.

ИЗВ.: ДАРМ, фонд, 427, ЦК на КПМ–СКМ, Партиски досиеја на носители на „Партзанска споменица 1941", досие на добиени споменици, бр. 644. М. Мих.

**СТОЈЧЕВСКИ, Санде** (с. Студена Бара, Куманово, 16. IX 1948) – поет, есеист, литературен критичар, преведувач. Бил новинар, а потоа уредник на Образовната редакција на Радио Скопје, главен уредник и директор на Книгоиздателството „Македонска книга", главен уредник на прилепското списание „Стремеж" и на поновото скопско гласило „АКТ". Коавтор е на петтомната едиција „Македонската книжевност во книжевната критика" (1973). Како


Санде Стојчевски

поет настојува да ги соедини архаичните (дијалектните) и модерните изразни модели и тоа од првообјавената збирка „Кралот на лебедите" (1972) до последната „Сипкава преѓа е свет" (2003). Неговата поезија се реализира низ примената на трите принципи: принципот на архаичноста, принципот на интерполацијата и принципот текст–тест.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Исӣорија на македонскаӣа книжевносӣ XX век* (1990). В. М.-Ч.

**СТОЈЧЕВСКИ, Тодор Костадинов** (Прилеп, 29. V 1929) – спец. интернист-хематолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1987). Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје. Постдипломски студии по хематологија во Оксфорд (Англија) (1963/64), а докторирал (1970) во Скопје. Директор на РЗТ (1966–1968). Бил продекан на Мед. ф. (1978–1980), а потоа директор на Клиниката за хематологија (1980–1988). Објавил над 200 труда.

БИБЛ.: *Клиничка хемаӣолоѓија*, Скопје, 1979; *Хемаӣолоѓија*, Скопје, 1995; *Геријаӣрија*, Скопје, 2000. Сл. М. П.


Гоце Стојчевски -Амбарче

**СТОЈЧЕВСКИ-АМБАРЧЕ, Гоце** (Тетово, 1919 – с. Беличица, Гостиварско, 19. IX 1944) – народен херој. Бил библиотекар во локалната библиотека, секретар на МК на КПЈ и учесник во НОД (1941). Во НОАВМ бил политички комесар на партизански одред на Шар Планина (1943). Во борбата со балистички сили кај с. Шипковица (1943) бил ранет, заробен и спроведен во затворот во Тира-

на. По капитулацијата на Италија избегал, се вратил во Македонија и се приклучил на партизански одред. Загинал во борба и бил прогласен за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1970. Вл. Ив.

**СТОЈЧЕВ-СРТАЊУ, Крсто** (Разлог, 10. IX 1910 – Софија, 19. VI 1975) – учител, истакнат македонски револуционер, припадник на ВМРО(Об), еден од првите партизани и од двигателите на Културната автономија на Македонците во Пиринскиот дел на Македонија (1944–1948). Со Никола Парапунов ја обновиле комунистичката младинска организација во Разлошко (1931). Ги предводел просветните работници на протести против ВМРО на Иван Михајлов (1932). Бил осуден на 15 години затворска казна (1933). По излегувањето од затвор (од VI 1941) живеел нелегално. Бил уапсен и спроведен во концентрациониот логор Ени Кој, Ксантиско (1942–1943). По излегувањето од логорот стапил во партизанското движење, бил политички комесар на Разлошкиот п.о. „Никола Парапунов" (III 1944), прв секретар на Окружниот комитет на БРП(к) за Пиринскиот крај (по 9. IX 1944). По Резолуцијата на ИБ бил отстранет од политичката функција, поради соработка со КПЈ. Отстапил од македонската национална определба. По VII конгрес на БКП (1958) бил рехабилитиран од бугарската власт.

ЛИТ.: *История на благоевградската окръжна организация на БКП*, София, 1979; Крстю Стойчев, *Начало на въоръжената борба в Разложко през 1941 г.*, „Военно-исторически сборник", кн. 3, София, 1972. В. Јот.

**СТОМАТОЛОШКА КОМОРА** – самостојна и независна професионална организација на сите доктори по стоматологија што вршат стоматолошка дејност на територијата на РМ. Формирана во 1996 г. за заштита и унапредување на стоматолошката здравствена заштита на граѓаните на РМ (има 2.000 членови). Го издава информаторот на Комората. Ги штити достоинството, угледот, интересите на докторите и интересите на пациентите преку стандардите за стручно работење и професионално однесување во согласност со етичките стандарди. Комората е одговорна за стажирање и полагање на државниот испит, за добивање лиценци за работа и за нострификација на дипломи стекнати во странство. Е. М.


Амблемот на Стоматолошката комора



Зградата на Стоматолошкиот клинички центар


Зградата на Стоматолошкиот факултет

**СТОМАТОЛОШКИ КЛИНИЧКИ ЦЕНТАР** – со седум специјализирани клиники: Клиника за болести на устата и забите, Клиника за дентална патологија и терапија, Клиника за детска и превентивна стоматологија, Клиника за мобилна стоматолошка протетика, Клиника за фиксна стоматолошка протетика, Клиника за орална хирургија, Клиника за ортодонција. Сите клиники се со претклиники. Тоа се здравствени, наставни и научни институции. Во нив се дава стоматолошка помош за сите заболувања од доменот на стоматологијата, како на тврдите органи – забите и виличните коски, така и на меките делови во устата и на лицето. Располагаат со сали за сите стоматолошки дисциплини, клинички и претклинички интервенции и заеднички лаборатории и служби, како: Хематолошка лабораторија, Рендген кабинет, Административно-економска и финансиска служба, АОП и техничка служба за одржување на постојната апаратура, опрема и амфитеатри. Секој стручен и стоматолошки предмет е и клиника и претставува наставна база, каде што се едуцираат студентите по стоматологија. Тие тука ги изучуваат теоретски и практично стоматолошките заболувања, нивното лекување и изработката на протетичките и ортодонтските помагала. Клиниката за максилофацијална хирургија со стационар е посебна клиника и на неа се лекуваат пациентите и се едуцираат студентите за заболувањата и повредите во максилофацијалната регија. На сите клиники се изведува и постдипломска настава (специјалистички, магистерски и докторски студии), издавање учебници и изработка на научни проекти. Е. М.

**СТОМАТОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ ВО СКОПЈЕ**. Од Клиниката за усни, забни и вилични болести на Мед. ф., формирана во 1949 г., за давање стоматолошки услуги на населението од Скопје и од Македонија и за едукација на студентите по медицина од предметот стоматологија, се увидело дека има потреба за отворање посебни стоматолошки студии. Матична комисија подготвила елаборат со предлог за оправданоста за отворање Стоматолошки оддел при Мед. ф. во Скопје. По утврдената неопходна потреба, Собранието на НРМ со Указ го прогласила Законот за отворање Стоматолошки оддел при Мед. ф. во Скопје (1959). Наставата се изведувала интердисциплинарно, на клиниките и институтите на Мед. ф. и на ПМФ. Подготвени се наставни планови и содржини за студентската настава. Континуирано се изучуваат базичните предмети и стручните претклинички, а потоа и клинички предмети. Постојаниот развој, создавањето доволен сопствен кадар и простор во 1977/ 78 г. доведува до формирањето самостоен Ст. ф. со осум клиники и со претклиники, со свои посебни работоводни органи, Наставнички совет, а избран е и првиот декан. Дипломирани се преку 2000 студенти – доктори по стоматологија. Факултетот опстојува 48 години како модерна современа високообразовна институција. Во рамките на Ст. ф. од 2002, односно 2003/2004 функционираат две нови наставни програми за високо образование: стручни стоматолошки сестри (со запишани 46 студенти и дипломирани 13) и стручни забни техничари (со запишани 159 и дипломирани 35 студенти). Хронолошки преглед на професорите–декани на факултетот: д-р И. Тавчиовски (1978–1982), д-р Б. Лазаревска (1982–1984), д-р И. Тавчиовски (1984–1988), д-р Е. Мирчев (1988–1992), д-р М. Симоновски (1992–1998), д-р М. Накова (1998–2008). Е. М.

**СТОН, Елеонора** (*Miss Stone*) – американска протестантска мисионерка во Македонија. Била грабната од четата на Јане Сандански (21. VIII 1901) на патот меѓу Банско и Горна Џумаја. За нејзиниот откуп ТМОРО добила од османлиската влада 14.500 златни лири, кои биле употребени главно за купување оружје. По враќањето во САД таа ја популаризирала ТМОРО и нејзините ослободителни цели. За тоа патешествие е снимен истоимен игран филм, четврти по ред во македонската кинематографија.


Елеонора Стон

ЛИТ.: Манол Пандевски, *Јане Сандански и мис Стон,* Скопје, 1992; Мерсия Макдермот, *За свобода и съвършенство, Биография Яне Сандански*, София, 1978.; Лаура Бет Шерман, *Пожари в планината. Македонското революционно движение и отвличането на Елен Стоун* (превод от английски Екатерина Николова), София, 1992. С. Мл.

**СТОНОГАЛКИ** (Myriapoda) – класа од поттипот трахеати (Tracheata), во која се вклучени вистинските стоногалки (Diplopoda) и шкраплите (Chilopoda). Во Македонија се регистрирани 72 видови, од кои 22 ендемити.


Вистинска стоногалка

ЛИТ.: S. Petkovski, *Faunal diversity,* во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*. Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003; N. Mrsic, *The fauna of diplopods (Diplopoda) of Macedonia,* „Rasprave“, SAZU, XXXIV, 1, Ljubljana, 1993, 20–44; K. Strasser, *Diplopoda. Catalogus Faunae Jugoslaviae,* III, 4, Ljubljana, 1971, 1–50. Св. П. – В. Сид.


Сеча на шумите од ЈП „Македонски шуми“

**СТОПАНИСУВАЊЕ СО ШУМИТЕ** – шумите како национално богатство на РМ, покрај општокорисните функции, имаат и функција да ја обезбедат потребната дрвна маса како енергенс, суровина или за друга намена што произлегува од потребите на населението и на дрвната индустрија. Стопанисувањето со државните шуми за стопанска намена се остварува преку ЈП „Македонски шуми“. Економиката во шумарството се отсликува главно преку работењето на ЈП „Македонски шуми“, затоа што преку 90% од произведената дрвна маса од државните шуми се остварува во ова претпријатие. Користењето на шумите се врши во согласност со предвидените мерки во посебните планови за стопанисување со шумите, кои се подготвени од специјализирана институција за уредување и проектирање на шумите, оценети од стручна комисија од Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство и одобрени од министерот. Во посебните планови за стопанисување со шумите, особено во делот за користењето на шумите, посебно се води сметка да не се наруши природната рамнотежа помеѓу дрвната продукција и дрвната маса што е предвидена за користење. Ал. Анд.

**СТОПАНСКИОТ РАЗВОЈ НА МАКЕДОНИЈА ВО XIX ВЕК.** Преминот од XVIII во XIX в. во Македонија, која тогаш во своите природно-историски и етнички граници се наоѓаше во составот на Османско-турската Империја, се карактеризираше со позабележително разјадување на патријархално-натуралните облици на стопанисување и со навлегување на стоковно-паричните облици на општественото производство. Во земјоделството, на местото на тимарско-спахискиот систем, кој се состоеше во доделување крупни земјишни имоти (ленови) на спахиите во замена за вршење воена служба, на чифлиците, кои претставуваа крупни стопанства од полукапиталистички тип, сè повеќе се пробиваа новите аграрно-производствени односи на стоковно-паричното стопанство. Новите капиталистички производствени и општествени односи сè позабрзано навлегуваа и во градското стопанство на Македонија. Занаетчиството опаѓаше пред ширењето на индустријата, што водеше кон пролетаризирање на занаетчиите, додека еснафската организација со својата структура отстапуваше пред новите форми на организација на стопанскиот и на општествениот живот. Панаѓурите, на кои дотогаш се остваруваше размената, беа заменувани со новите и посовремени видови на трговската размена. Истовремено, со зголемувањето на надворешнотрговската размена и ширењето на внатрешниот пазар, започна модернизацијата на сообраќајот, се ширеше поштенско-телеграфската мрежа и беше пуштена во сообраќај првата железничка линија во Македонија (1873) на релацијата Солун – Скопје. Застарените облици на кредитирање, какви што беа еснафските каси, им го отстапуваа местото на новите и модерни банки и кредитни акционерски друштва, чие основање го налагаа новите и изменети стопански и општествени услови на животот и развитокот. Развитокот на индустријата беше обележан со подигање индустриски претпријатија, првенствено на прехранбената и на текстилната индустрија, и со доминантно учество на странски капитал од европските земји.

ЛИТ.: Акад. Данчо Зографски, *Развитокот на капиталистичките елементи во Македонија за време на турското владеење*, „Култура“, Скопје, 1980; Д-р Борис Арсов, *Економскиот живот наМакедонија во XIX век*, МАНУ, Скопје, 2000. Р. Х.


Првата електрична централа во Куманово (1926)

**СТОПАНСКИОТ РАЗВОЈ НА МАКЕДОНИЈА МЕЃУ ДВЕТЕ СВЕТСКИ ВОЈНИ (1918–1941).** Во периодот меѓу двете светски војни Вардарскиот дел од Македонија, којшто по распарчувањето на Македонија во текот на Балканските и на Првата светска војна влезе во составот на новоформираната државна заедница

Кралството на Србите, Хрватите и Словенците (Кралството на СХС), кое по Шестојануарската диктатура од 1929 г. беше преименувано во Кралство Југославија, остана типично аграрно подрачје. Според пописите на населението од 1921 и од 1931 г., на населението што живееше во селските населби отпаѓаа три четвртини од вкупното население. Земјоделството и сточарството останаа најважните стопански гранки. Во земјоделството преовладуваа ситните поседи до пет хектари, на кои отпаѓаа дури три четвртини (74,3%) од вкупниот број поседи. Најголемиот дел од обработливите земјоделски површини беа засејувани со житни култури. Индустриските култури, меѓу кои најзначајно место им припаѓаше на тутунот, афионот и памукот, беа застапени на сосема скромни површини. Земјоделското производство, во најголема мера, беше наменето за задоволување на сопствените потреби на семејствата. Сточарството беше силно погодено од воспоставувањето на новите вештачки граници и посебно со повлекувањето на границата спрема Грција, со што сточарите од овој дел на Македонија и посебно оние од западните планински предели, каде што сточарството беше најразвиено, веќе не можеа во текот на зимските месеци да ги спуштаат своите стада во потоплите јужни краишта. Номадскиот начин на сточарење, којшто во најголема мера го практикуваа само уште влашките сточарски семејства, сè повеќе му го отстапуваше местото на полуномадскиот начин на сточарење. Статистички земено, индустријата забележа подем според бројот на подигнатите индустриски капацитети, но по својата суштина тоа беа ситни претпријатија со мала вредност на вложениот капитал и со мал број вработени. Занаетчиството продолжи да пропаѓа, не толку поради конкуренцијата на домашното индустриско производство туку најмногу поради неподносливата конкуренција на индустриските стоки од другите краишта на Кралството Југославија. Во банкарството беа отворени повеќе нови банки, кои претставуваа главно филијали на банките од другите подрачја и отпуштаа ситни кредитни средства, пред сè хипотекарни заеми со кои економски ги форсираше припадниците на српското население, кое беше колонизирано во овој дел на Македонија.

ЛИТ.: Д-р Ристо Христов, *Селото во вардарскиот дел од Македонија меѓу двете светски војни (социо-економски истражувања)*, Скопје, 1993; истиот, *Трудбеничките општествени слоеви во Македонија (1918–1941)*, Скопје, 1996; истиот, *Селското стопанство на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни низ архивски извори*, „Историја“, бр. 1–2, Скопје, 1987; истиот, *Градското стопанство на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни низ архивски извори*, „Историја“, бр. 1-3, Скопје, 1988; Акад. Данчо Зографски, *Факторите и насоките на стопанскиот развиток на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни*, „Годишник на Економскиот факултет“, Скопје, 1980; Диме Бојановски – Кирил Џонов – Ана Пемовска, *Развитокот на земјоделството во Македонија*, Скопје, 1955. Р. Х.




Зградата на Стопанската комора на Македонија

**СТОПАНСКИТЕ КОМОРИ ВО РМ.** Според позитивните законски прописи, економските субјекти во РМ основаат стопански комори врз основа на дејноста што ја вршат. Во РМ постојат: Стопанската комора на Македонија; Сојузот на стопански комори; стопански комори на Македонија со други држави и сл.

*Стопанската комора на Македонија* е основана 1932 г. По неколку трансформации во текот на нејзиното постоење, таа постои како деловно-стручна асоцијација на нејзините членки, а нејзината дејност се одвива во согласност со Законот за Стопанската комора на Македонија (2004). Таа е основана со цел да се унапредуваат пазарното стопанство и претприемништвото и за поттикнување на конкуренцијата. Во тој контекст таа се грижи за подобрување на ефикасноста на работењето на нејзините членки, за воспоставување и развој на стопанската соработка со странство, за развивање и организација на единствен информациски систем, за застапување на интересите на членките пред државните органи и да извршува и други активности од интерес за членките. За поуспешно остварување на своите задачи, во рамките на оваа институција се организираат асоцијации (4) и здруженија според дејности (19), регионални комори (15) и други форми на организирање и работење. Комората има и свои претставништва во странство. Таа разви плодна меѓународна соработка со соодветни комори од повеќе држави, како и соработка со ЕУ. Исто така, потпишани се и договори за слободна трговија со неколку држави, со ЕФТА, ЦЕФТА и др. Во нејзината дејност спаѓа и објавувањето на разни публикации: брошури, јубилејни изданија, неделни и месечни изданија и др.

*Сојузот на стопански комори* настана со здружување на три грански стопански комори: индустриската, трговската и услужната (2004). Во следната година кон него се приклучени уште две комори: на агробизнисот и од областа на информатичко-комуникациската технологија и услуги (ИКТ). Мисијата на Сојузот на стопански комори е да се грижи за постојано зголемување на конкурентноста на неговите членки, за унапредување на македонското деловно опкружување и за зголемување на продажбата на нивните производи на глобалниот пазар. Во Сојузот на стопански комори членуваат мали и средни приватни бизниси (претпријатија), како и други бизниси (фармерски асоцијации, индустриски групи). Комората има свое информативно гласило (Електронски седмичен информатор).

Во нашата земја дејствуваат и *стопански комори со други држави*, како што се: *Американско-македонската стопанска комора, Македонско-руската стопанска комора* и *Македонско-словенечката стопанска комора*. Тие се ангажираат за подобрување на соработката на нашата земја со соодветните држави.

ИЗВ.: *Закон за стопански комори* („Службен весник на Република Македонија“, бр. 54, 15 јули 2002); *Закон за Стопанската комора на Македонија* („Службен весник на Република Македонија“. бр. 89, декември 2004) и други законски прописи, како и документацијата на соодветните стопански комори. М. С.

**СТОПАНСКИТЕ УСЛОВИ ВО МАКЕДОНИЈА ВО ВРЕМЕТО НА БАЛКАНСКИТЕ И ПРВАТА СВЕТСКА ВОЈНА (1912–1918).** Во текот на Балканските војни (1912–1913) и во Првата светска војна (1914–1918), кога Македонија непрекинато претставуваше полигон за воените дејства на за-

војуваните страни, настапи речиси целосно растројство во нејзиниот стопански живот и развој. Неповолните движења во бројната состојба на населението, започнати уште од порано и посебно поттикнати со Илинденското востание (1903), продолжија и натаму во текот на воените години 1912–1918. На крајот од Првата светска војна, кога Македонија беше распарчена помеѓу буржоазиите на соседните балкански држави (Грција, Бугарија, Србија и Албанија), таа се најде во вонредна стопанска истоштеност. Човечките загуби беа огромни. Крупниот и ситниот добиток беше десеткуван и реквириран за потребите на војските. Запуштени, необработени и незасеани останаа најголемиот дел од земјоделските површини. Положбата ја отежнуваа уште повеќе и нерасчистените имотно-правни односи во земјоделството. На напуштените имоти (чифлиците) на турските поданици, кои си отидоа од Македонија, стави рака новата, српска, државна власт. Селаните, како дотогашни обработувачи, останаа без сопственост на земјата, која со генерации ја обработуваа. Индустријата беше речиси наполно упропастена. На крајот од неколкуте војни – според многу сосема веродостојни извори – „не постоело ниту едно индустриско претпријатие способно за работа". Занаетчиите беа наполно упропастени и принудени да се преориентираат кон земјоделскиот труд. Со воспоставувањето на новата вештачка граница спрема Егејскиот дел на Македонија, започнаа стопански да опаѓаат сите градови и места што се најдоа по должината или во близина на новата граница.

ЛИТ.: Д-р Глигор Тодоровски, *Македонија по Балканските војни*, Скопје, 1981; Д-р Ристо Христов, *Растројството на стопанскиот живот во Прилеп и Прилепско за време на војните од 1912 до 1918 година*, Прилеп и Прилепско 1893–1918, кн. II, Прилеп, 1991. Р. Х.

**СТОЧАРСТВО** – сектор што уште пред Втората светска војна беше доста добро развиен. Пасиштата на високите планини и пространите котлини со блага клима нудат поволни природни услови за развој на сточарството. Сточарството, во минатото и сега, не е значајно за стопанството само поради месото, туку е важно и поради млекото, сирењето, кашкавалот, маслото, волната и кожите. Во повоениот период, па сè до денес, секторот забележува побрз пораст од растителното производство. Тоа се должи на фактот што аграрната политика на државата беше повеќе свртена кон сточарството, а во негови рамки, особено кон финансирањето на општествениот сектор. Во земјата беа основани повеќе фарми, пред сè за крупен добиток, при што агрономите и ветеринарите ги применуваа зоотехничките мерки на организација на производството. Наспроти тоа, инвестициите во индивидуалниот сектор беа многу мали, а знаењата (квалификациите) и работните навики на индивидуалните селски домаќинства скромни.



Бачило на планината Бистра

Шталското производство беше посебен проблем во развојот на сточарството. Од една страна, шталското одгледување на добитокот (пред сè на молзните крави) бараше големи количества храна, кои фармите не можеа да ги обезбедат во земјата (и покрај определениот увоз). Од друга страна, овчарството не успеа да се трансформира во шталско. Во зимските месеци, селењето на овците од планинските бачила во потоплите котлини речиси престана, поради што во тие месеци се вршеше прекумерно колење и продажба на приплодот (јагнињата). Овие причини, а и фактот што во зимскиот

***Број на грла во сточарството (1951-2005)***

*Во илјади грла*

| Година | Условни грла вкуп. | Говеда | Свињи | Овци | Живина | Кошници со пчели |
|---|---|---|---|---|---|---|
| 1951 | 376 | 132 | 2.022 | 920 | 74 | |
| 1956 | 317 | 366 | 91 | 2.056 | 1.135 | 47 |
| 1961 | 298 | 336 | 125 | 1.802 | 1.306 | 71 |
| 1971 | 350 | 288 | 106 | 1.828 | 2.914 | 95 |
| 1981 | 431 | 392 | 192 | 2.127 | 4.314 | 104 |
| 1991 | | 282 | 171 | 2.251 | 4.563 | 76 |
| 2005 | | 248 | 156 | 1.244 | 2.617 | 67 |

ИЗВ.: Статистички годишник на Република Македонија, Државен завод за статистика, за соодветните години.

период и овчарството се соочуваше со недостиг на храна, доведоа до неповолна состојба и фондот на грлата овци битно да се намали. Живинарството во Македонија забележа значителен подем во осумдесеттите и деведесеттите години од минатиот век (особено на кокошките несилки и бројлери), но во периодот на транзицијата дојде до повторен пад.

ЛИТ.: Тодор Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни*, МАНУ, Скопје, 1998; Никола Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001. Д. Н.

**СТРАНСКИ ДИРЕКТНИ ИНВЕСТИЦИИ (СДИ).** Основни носители на СДИ се транснационалните корпорации. Тие реализираат странско директно инвестирање со воспоставување сопствени, во прв ред, производствени претпријатија (афилијации) во странство, по пат на откупување на контролниот пакет-акции на одделно претпријатие или пак со формирање комплетно ново претпријатие. Експертите на UNCTAD проценуваат дека во светот дејствуваат околу 60.000 транснационални корпорации, кои воспоставија повеќе од 500.000 афилијации во разни земји. РМ влегува во редот на земјите во транзиција со слаб прилив на СДИ. Причините лежат во нагласеното дејство на некомерцијалните ризици во првата деценија на транзицијата (ембарга, бегалска криза, интерен конфликт), но и во сè уште неповолната инвестициона клима (слаба заштита на сопственичките права, административно-бирократски пречки за водење бизнис, неефикасни институции, несоодветен пристап на фирмите до средствата за финансирање на нивниот развој и сл). Дел од причините за слабиот прилив на странски директни инвестиции во Македонија лежат и во инсајдерскиот карактер на приватизацијата.

***Прилив на СДИ во РМ***

*Во милиони САД долари*

| | |
|---|---|
| 1994 | 24 |
| 1995 | 12 |
| 1996 | 11,2 |
| 1997 | 30,7 |
| 1998 | 127,7 |
| 1999 | 32,4 |
| 2000 | 175,1 |
| 2001 | 440,7 |
| 2002 | 77,7 |
| 2003 | 96,0 |
| 2004 | 155,0 |
| 2005 | 97,0 |
| 2006 | 383,8 |

Кумулативот (стоковите) на СДИ во Македонија денес изнесува околу 1,7 мрд. $, односно околу 800 $ на жител. СДИ се насочени главно во телекомуникациите, енергетиката, банкарството, осигурувањето, храната. Најголемите странски инвеститори кај нас доаѓаат од Австрија, од Унгарија и од Грција.

ИЗВ.: НБМ, Скопје, 2007; Министерство за финансии на Република Македонија, Билтен, ноември/декември, Скопје, 2006, 7, UNCTAD, World Investment Report 1999, New York and Geneva 1999, XVII; EBRD, Transition report 2006, 121. Т. Ф.

**СТРАНСКИ ЕКОНОМИСТИ ЗА РМ.** Меѓу странските економисти што дадоа значаен придонес во соработката со РМ и за проучување на македонската економија, посебно треба да се спомнат: Исак Адижес, Џозеф Бреда и Романо Проди.



Исак Адижес

*Исак Адижес* (Ichak Adizes) спаѓа меѓу водечките светски експерти во областа на менаџментот, т.е. во сферата фокусирана врз подобрувањето на перформансите на бизнисите и на владите, преку спроведување фундаментални промени во организациите и избегнување на хаосот и на можните деструктивни конфликти. Тој е креатор на специјална методологија за организациски и културни промени во организации од различен тип, патентирана под неговото име и успешно спроведена во повеќе од 400 фирми (вклучувајќи тука и светски познати фирми) и во голем број влади во светот. Адижес денес е претседател и професионален директор на сопствениот Institut Adizes во Санта Барбара, Калифорнија (САД). Како врвен експерт, бил визитинг-професор на престижни универзитети во САД (Стенфорд и Колумбија) и во Израел (Тел Авив и Хебрејскиот универзитет). Во раните транзициони години, Адижес беше советник на Владата на РМ. Неговите предавања за предизвиците на промените и разрешувањето на конфликтите кои секоја година ги одржува во стопанската комора на Македонија и во други институции во земјата предизвикуваат посебен интерес меѓу претставниците на бизнис и академската заедница во РМ. Адижес, како роден скопјанец и голем пријател на Македонија, често е гостин и предавач во нашата земја. Избран е за Professor honnoris causa на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (2005) и примен е за член на МАНУ надвор од работниот состав (2009).



Џозеф Бреда

*Џозеф Бреда* (Josef Brada) е редовен професор по економија на Државниот универзитет во Аризона, САД. Тој е светски познат економист, со импозантен број трудови од областа на меѓународната трговија и за економските проблеми на земјите во транзиција. Неговиот придонес за Македонија е неспорен во областа на интензивирањето на соработката помеѓу американската и македонската академска заедница, во проучувањето на економските проблеми на РМ и предлагањето решенија за нивно надминување. Како директор на Меѓународната програма на Колеџот за бизнис на Државниот универзитет во Аризона, обезбеди престој на голем број македонски универзитетски наставници и соработници во САД. Со свои трудови посветени на земјите во транзиција и на РМ редовно настапува на меѓународни конференции организирани во нашата земја. Во текот на 1996/97 г. беше визитинг-професор на Економскиот факултет во Скопје, а во 2000 г. консултант на Министерството за развој на РМ. Во текот на 2005/2006, како копретседател на Blue Ribbon комисијата за Македонија, даде особен придонес за согледувањето на клучните проблеми на македонската економија и во предлагањето решенија за нивно надминување. За своите заслуги и придонес за соработката со РМ беше избран за Professor honnoris causa на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (2000), а неколку години потоа и за член на МАНУ надвор од работниот состав (2006).


Романо Проди

*Романо Проди (Romano Prodi)* е познат италијански економист и истражувач, со вонредно успешна и содржајна академска кариера, која започна на неговиот матичен универзитет во Болоња во шеесеттите години на минатиот век, продолжи на познати универзитети и во научноистражувачки институти во Италија, за да стигне до престижните универзитети Стенфорд и Харвард во САД. Фокусот на неговата истражувачка работа во економијата е лоциран во три области: индустриска политика (името на Проди стои покрај основоположниците на познатата италијанска школа за индустриска економија), економија и политичка економија и европски интеграции. Проди оствари и богата политичка кариера – од министер во Владата на Италија, преку премиер на Италија, до претседател на Европската комисија. Проди ја застапува тезата дека економското и политичкото единство на Европа и заедничките вредности ја поттикнуваат ЕУ кон отвореност. Како осведочен пријател и почитувач на РМ, тој редовно ја поддржуваше и ја охрабруваше нашата земја да истрае во нејзините напори за активно партиципирање во европските интеграциони процеси и за приближување кон полноправното членство во ЕУ. На Проди му е доделено звањето почесен професор по економија на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (2003).

ИЗВ.: Билтен на Петнаесеттото изборно собрание на МАНУ, том III, МАНУ, Скопје 2006; Билтени на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" – Скопје, бр. 822/2003; Предлог и Реферат за доделување на титулата почесен доктор на економски науки на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, Економски факултет – Скопје, мај 2005. Т. Ф. – М. С.

**СТРАСНА (ВЕЛИКА) НЕДЕЛА (ВЕЉА НЕДЕЛА)** – календарски обичај, неделата пред Велигден (од Цветници до Велигден). Во текот на овие денови се изведуваат многу обичаи, особено на Велики четврток кога се вапцуваат црвените јајца. Во текот на таа недела во минатото на христијанството се случиле големи настани: тајната вечера, предавството, фаќањето, судењето и распнувањето на Исус, потоа погребението и воскресението. Во текот на оваа недела се прават последните подготовки за празникот. Во сабота навечер се оди в црква, каде што се следи литургијата и се останува до полноќ, за да се слушне веста за воскресението на Спасителот Исус Христос.


Вапцани и украсени велигденски јајца

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија,* Београд, 1961; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје 2001. М. Кит.

**СТРАТЕГИСКИ МЕНАЏМЕНТ** – проактивен процес на остварување долгорочна компатибилност на претпријатието во предвиденото окружување. Од формален аспект, стратегискиот менаџмент е процес на идентификација, избирање и извршување на најпрофитабилниот начин за обезбедување долгорочна компатибилност меѓу интерните предности и слабости на претпријатието и екстерното окружување во кое тоа дејствува. Аналитичкиот приод овозможува да се изведат следниве активности, кои треба да ги извршуваат менаџерите на повисоко ниво: *прво*, да идентификуваат, да избираат и да применуваат таква стратегија за која веруваат дека ќе биде победничка за нивната организација; стратегијата не може да биде копирана од други претпријатија, било да се во иста или во различна индустрија; секое претпријатие е специфично во поглед на способностите, ресурсите, конкурентите и окружувањето; доколку се идентични, тогаш во другото претпријатие ќе бидат различни начините на извршување; со други зборови, треба да се утврдат специфичните услови на дејствување на претпријатието; *второ*, да бидат способни за ефективно искористување на интерните способности и ресурсите на претпријатието; оваа активност вклучува човечки, физички и парични ресурси во секое подрачје во претпријатието; *трето*, да бидат способни да ги ангажираат адекватно интерните способности и ресурсите во светлина на крајно променливата конкуренција, економското и општественото окружување; секое претпријатие егзистира затоа што врши некаква функција преку која општеството бара тоа да понуди производи и услуги што ќе ги задоволуваат економските потреби на пазарот, или производи и услуги кои ќе ги задоволуваат општествено-економските потреби. *Моделот на стратегиски менаџмент,* сфатен како дескриптивен или графички начин на претставување на мисловниот редослед на активностите, го оспособува менаџерот да ги избере приоритетните стратегии во дадена ситуација. И покрај разликите, постојат одредени заеднички елементи во моделите за стратегиски менаџмент. Тие заеднички прашања се однесуваат на: оценувањето на окружувањето, формулирањето стратегија, извршувањето на стратегијата и на оценувањето и контролата на стратегијата. Стратегискиот менаџмент евидентно е профилиран за остварување на *долгорочните цели* на претпријатието. Поаѓајќи од фактот дека македонската економија уште од осумдесеттите години на минатиот век е соочена со сериозни кризни нарушувања, менаџментот на најголемиот дел од македонските претпријатија е соочен со потребата да се фокусира на влечење краткорочни потези насочени кон преживување на фирмите, поради што долгорочните аспекти на развојот на фирмите, многу често, изостануваат. Ваквата состојба, со мал број исклучоци, го потиснува стратегискиот менаџмент на втор план.

ЛИТ.: Бобек Шуклев, *Менаџмент*, четврто издание, Скопје, 2004. Б. Ш.

**СТРАТОНИКА** – сопруга на Антигон I Еднооокиот (382-301 пр.н.е.), мајка на македонскиот крал Деметриј I Полиоркет (336-283 пр.н.е.). К. М.-Р.

**СТРАЧКОВ, Благој Миланов** (Велес, 29. II 1920 – Велес, 14. I 1943) – револуционер, организатор на работничкото, синдикалното и младинското движење во Велес меѓу двете светски војни, првоборец, народен херој. Член на СКОЈ и на КПЈ (од 1940), организатор на оруженото востание во Велес и Велешко. Во декември 1941 г. бил избран за секретар на МК на СКОЈ, а веднаш потоа и за член


Благој Миланов Страчков

на МК на КПЈ за Велес. По формирањето на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов" работи на неговото омасовување, а откако јавно се изјаснил дека не сака да служи во бугарската војска, во септември 1942 г. се илегализирал и станал борец на Одредот. Бил именуван за комесар на чета. Учествувал во сите борбени судрувања со бугарската војска и полиција на велешкиот и на тиквешкиот терен. Во судир со бугарската полиција бил фатен и жестоко мачен, а потоа жив искасапен и закопан во касарната во Велес.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941-1945. Сйомен книїа*, Т. Велес, 1985; *Народни хероји Јуїославије*, II, Београд, 1982; *Велешкиоӣ ӣарӣизански одред во 1942,* Велес, 1999. Г. Малк.

**СТРЕЖЕВО** – вештачка акумулација во средниот тек на р. Шемница, десна притока на Црна Река. Браната е изградена од насипан чакал и од камен, со глинено јадро. Висока е 72 m, со должина на круната од 632 m, и широчина од 10 m. Езерото е долго 6,5 km, а средната широчина при максимално ниво на водата изнесува 1 km. При максимално ниво на водата (кота од 739,5 m), површината на езерото изнесува 7,5 km$^2$, а во езерото се акумулираат 116.820.000 m$^3$ вода. Др. В.

**„СТРЕЖЕВО"** – најсовремен хидросистем во РМ, изграден во 1982 г. за наводнување на 20.200 ha од Пелагонија, за водоснабдување на Битола и околината, како и дел од индустријата, за искористување на хидропотенцијалот на водите и за заштита од поплави на дел од Пелагонија. Основни објекти на хидросистемот се: насипната брана „Стрежево"; акумулација од 109 милиони m$^3$; алиментационен канал – долг 61,5 km, ги зафаќа водите од 7 водотеци од Баба Планина и ги внесува во сливот на реката Шемница; главен доводен канал – за транспорт и дистрибуција на водата до водокорисниците, со вкупна должина од 44 km; центар за динамичка регулација – единствен во Македонија, што овозможува непречено снабдување на потрошувачите со вода и елиминирање на загубите на вода по каналот. Со Хидросистемот управува ЈП „Хидросистем Стрежево" од Битола. Ст. Дод.


Хидросистемот Стрежево


Смртта на Стрез, фреска од трпезаријата во манастирот Хиландар (1622)

**СТРЕЗ** (? – 1214) – македонски благородник, господар на Просек (1207–1214), севастократор, роднина на бугарската владетелска фамилија. Ја загубил борбата за испразнетиот бугарски престол, по смртта на Калојан, и се засолнил во Србија. Со српска помош завладеал со добар дел од Македонија со центар во Просек (1207) и формирал независно владение. Неговата власт се протегала од Скопје до Охрид и Бер (Верија), на исток до владеењето на Алексиј Слав. Во сојуз со Епирците, успешно војувал против Солунското Кралство (1210). Во решавачката битка со Латинците, во пелагониската рамнина, доживеал катастрофален пораз (1211). Заедно со Латинците, Бугарите и Епирците, се подготвувал за напад на Србија (1214). По неуспехот на Сава Немањиќ да го одврати од планираниот напад, бил организиран заговор и тој бил ликвидиран (1214). Димитриј Хоматијан го определува неговото владеење како „тиранија на Другувитите", што зборува за автохтониот карактер на неговата власт.

ЛИТ.: Н. Радојчић, *О неким їосӣодарима їрада Просека на Вардару*, „Летопис Матице Српске", св. VIII, 1909; П. Мутафчиев, *Владеӣелиӣе на Просек*, Избрани произведения, I, София, 1973. К. Аџ.

**СТРЕЗОВА, Сирма Крстева** – в. *Сирма војвода.*


Јован Стрезовски

**СТРЕЗОВСКИ, Јован** (с. Подгорци, Струшко, 26. IV 1931) – поет, раскажувач и романсиер, општественик и долгогодишен директор на Струшките вечери на поезијата. Основно училиште завршил во родното село и во Крагуевац, Учителска школа во Битола, а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1955-1960). Неколку години бил учител во струшките села, а потоа директор на Техничкото училиште во Струга. Бил претседател на Собранието на ДПМ. Живее и работи во Струга.

БИБЛ.: *Шеӣоӣи,* Скопје, 1958 (поезија); *Свеӣулки,* Скопје, 1959 (поезија за деца); *Шарени ӣесни*, Скопје, 1959 (поезија за деца); *Луѓе со лузни,* Скопје, 1961 (раскази); *Паӣоӣ до зораӣа,* Скопје, 1962 (роман за деца); *Браӣско сӣебло,* Скопје, 1964 (роман за деца); *Шарено оїледало,* Скопје, 1965 (поезија за деца); *Синови,*

Скопје, 1968 (роман за деца); *Орфеј на бескрајот*, Скопје, 1971 (поезија); *Вода*, Скопје, 1972 (роман); *Свето проклето*, Скопје, 1978 (роман); *Саатот кукавица*, Скопје, 1977 (книга за деца); *Зарек*, Скопје, 1981 (роман); *Велебилје*, Скопје, 1985 (поезија); *Јанѕа*, Скопје, 1986 (роман); *Патот до зората*, Скопје, 1986; *Синови*, Скопје, 1986 (раскази); *Ноќниот воз*, Скопје 1989 (поезија за деца); *Тајни*, Скопје, 1989 (раскази); *Злодобро*, Скопје, 1990 (роман); *Езерски сон*, Скопје, 1990 (поезија); *Zlodobro*, Beograd, 1991 (роман, превод на српски јазик); *Чуден свет*, Скопје, 1991 (поезија); *Плетеница*, Скопје, 1992 (поезија); *Прва љубов*, Скопје, 1992 (проза); *Сили*, Скопје, 1992 (раскази); *Завет*, Скопје, 1993 (роман); *Јанѕа*, Скопје, 1993 (роман); *Билка на бесмртноста*, Скопје, 1993 (кратка проза); *Еретик*, Скопје, 1994 (роман); *Животраг*, Скопје, 1995 (роман); *Свет во свет*, Скопје, 1996 (поезија); *Коренъ*, 1996 (поезија, препев на руски јазик); *Поезија*, Скопје, 1998; *Блик*, Скопје, 2000 (поезија); *Последно прибежиште*, Скопје, 2002 (роман). Има објавено и избор од неговото творештво во 5 тома. С. Мл.

**СТРЕЗОСКИ**, **Владимир** (Битола, 1. XII 1949) – ел. инж., д-р на техничките науки, ред. проф. на Факултетот за технички науки во Нови Сад. Шеф е на Катедрата за ЕЕ. Два мандата бил директор на Институтот за енергетика и електроника. Тој е дописен член на Инженерската академија на Србија. Исто така е автор/коавтор на 8 трудови во најпознатите ЕЕ списанија и на голем број трудови на научни/стручни собири, студии, НИП и АП. Стрезоски е коавтор на две монографии и два универзитетски учебника, а е и еден од раководителите и учесник во изработката на широко применуваниот софтверски пакет за анализа и управување со дистрибутивните мрежи. Дал прилог кон методите за анализа на ЕЕС. Др. Р.



Сашо Несторов, учесник на Олимписките игри во Пекинг во дисциплината стрелање со воздушна пушка на 10 метри

**СТРЕЛАШТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА** – современа спортска активност што првпат се спомнува во Скопје (1910). Први стрелачки отсеци биле формирани во Соколската организација (1930– 1941). По Ослободувањето биле основани голем број стрелачки дружини. Формираниот Стрелачки сојуз на Македонија (1948) имал 72 дружини со 4400 членови. Репрезентативци на Југославија биле: Јован Планински (1950 – 1951), Љубомир Домазетовиќ (1955–1957), Димитар Копанов и Андреја Јовановски. Сениорски прваци на Југославија станале: Никола Вујовиќ (1955) и Јоже Врбинц (1960) – војничка пушка, „Титова мета", Никола Лукаров – војничка пушка, Владо Георгиев (1981) – воздушна пушка, а имало прваци и во младинската и пионерската конкуренција. На балканските првенства први места освоиле: Мите Георгиев во Загреб (1981), Борис Грнчаров во Охрид (1989) и Нада Китановска во Истанбул (2002), а сличен успех постигнале и неколку натпреварувачи и во младинската конкуренција. Учесник на Олимписките игри бил Дарко Насевски во Лос Анџелес (1996), Дивна Пешиќ во Сиднеј (2000) и Сашо Несторов во Пекинг (2008). Во Скопје биле одржани неколку југословенски и балкански првенства.

ЛИТ.: *30 години физичка култура и спорт, 1945–1975 во СР Македонија*, Скопје, 1976, 196–197. Д. С.




Списанието „Стремеж"

**„СТРЕМЕЖ"** (февруари 1954) – списание за литература, уметност и култура во Прилеп. На почетокот излегувало двомесечно и негов издавач бил Клубот на младите писатели, а од 1967 излегува како месечно списание. Подоцна развило и сопствена издавачка дејност. Главни и одговорни уредници биле: Борислав Кулески, Бошко Бабиќ, Горе Напески, Бранко Илиески, Коце Солунски, Благоја Ристески, Санде Стојчески, Бранко Цветкоски. В. Тоц.

**СТРИЖИБУБАЧКА, ДАБОВА** (*Cerambyx cerdo* L.) – крупен тврдокрилен инсект. Телото му достигнува должина до 5 cm. Активен е на зајдисонце. Се храни со растителни сокови. Видот е тесно специјализиран за живеење во стари дабови дрвја. Поради масовното уништување на шумите во Македонија, видот е загрозен и е ставен под заштита. Распространет е во Северна и Јужна Европа.



Дабова стрижибубачка

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СТРИЖИБУБАЧКИ** (*Cerambycidae*) – тврдокрилни инсекти. Имаат издолжено тело со повеќечленчести пипала, кои се подолги од телото. Ларвите на овие видови се бели по боја, без нозе и се развиваат под кората на дрвјата или во самото дрво. Некои ларви се развиваат и во почвата, хранејќи се со растителни корења (род *Dorcadion*). Во Македонија се потврдени 127 видови стрижибубачки, од кои 14 се ендемични. Во дабовите шуми се среќава *дабова стрижибубачка* (*Cerambyx cerdo* L.), која е заштитен вид.



Стрижибубачка (Cerambycidae)

ЛИТ.: Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**СТРИМОН** – клисура, тема, епископија. Најпрвин била формирана клисура (крајот на VIII в.), потоа тема (сред. на IX в.), со седиштето во Сер. Ги зафаќала територииите меѓу Струма, Места, Родопите и Егејското Море. Павле од Стримон бил присутен на т.н. Фотиев собор (879). На крајот на X в. темата била обединета со темата Солун, а во XI в. влегувала во составот на темата Волерон.

ЛИТ.: М. Рајковић, *Област Стримона и тема Стримон*, ЗРВИ, 5, 1958. К. Аџ.

**СТРИМОНЦИ** (Струмјани) – словенско племе што се населило во Македонија (VI–VII в.), на териториите во средниот и во долниот тек на р. Струма, по која го добиле и името. Учествувале во нападот на Солун (674–677). Ги потчинил Јустинијан II (687/8), но повторно се осамостоиле. Се занимавале со гусарење по Струма и по крајбрежјето на Егејското Море. Ја признале византиската врховна власт (783), го прифатиле христијанството (сред. на IX в.). На териториите што ги населувале била формирана византиска воено-административна единица клисура, а подоцна тема. Одбиле да му помогнат на Солун, кој бил опсаден од Арабјаните (904).

ЛИТ.: Т. Живковић, *Јужни Словени под византијском влашћу (600–1025)*, Београд, 2002. К. Аџ.



„Пецко“, стрип на Дарко Марковиќ

**СТРИП** (англ. strip) – серија цртежи или фотографии што прикажуваат некој настан, најчесто проследени со куси текстови. Раѓањето на стрипот се смета од 1892 г. Стрипот доживеал највисок подем со В. Дизни, Џ. Харимен, Х. Фостер, Б. Хогарт, Х. Прат. Во Македонија со стрип се занимаваат: Д. Марковиќ, Љ. Филипов, Б. Пејчинов, С. Џајков, Д. Михајлов, И. Тошевски, Ј. Манасиевски, М. Камиловски, А. Станковски.

ЛИТ.: Владимир Величковски, *Македонска карикатура,* Скопје, 1994; Томислав Османли, *Стрип – запис со човечки лик*, Скопје, 2002. Ал. Цв.


Рудникот Стрмош

**СТРМОШ** – рудник на вулкански туфови и бречи, кој се наоѓа во близина на с. Стрмош, Кратовско. Изградено е од хидротермално изменети силифицирани и опализирани туфови. Тука се издвоени повеќе видови туфови: црвени, бели, компактни туфови, жолтеникави трошни туфови. Црвените опализирани туфови се присутни во подината и кровината на белите туфови. Содржината на $SiO_2$ во белите туфови е поголема 60–78%, а во црвените туфови е помала. Т. Сер.

**СТРНАРКИ или ОВЕСАРКИ** (Emberizidae) – фамилија мали птици од подредот птици-пејачки (Oscines). Во Европа од оваа фамилија е присутен само родот *Emberiza*, претставен со 12 видови, од кои осум се присутни и кај нас.


Стрнарка

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Струга

**СТРУГА** – град во југозападниот дел на РМ со 16.559 ж. (2002 г.). Лежи покрај северниот брег на Охридското Езеро, на местото каде што Црни Дрим истекува од езерото и на рамничарскиот дел од Струшко Поле, на надморска височина од 696 m. Зафаќа површина од 510 ha. Магистралниот пат М–4 го поврзува градот преку Кичево и Гостивар со Скопје, а магистралниот пат М–5 со Охрид и Битола. На 7 km од Струга се наоѓа Охридскиот аеродром. Климата е умерено-континентална со просечна годишна температура на воздухот од 10,9°C, и просечна годишна количина на врнежи од 812 mm. Струга е стара рибарска населба од античко време. Првобитното име и е *Енхалон* што во превод значи *јагула*. Словените ја преименувале во Струга што значи *ловиште* или доаѓа од зборот *страга* што значи *премин*. Под името Струга првпат се спомнува во византиски споменици од XI в. Тогаш била посетена од патописецот Ана Комнена, која населбата ја нарекла „Град на 100 мостови“, затоа што во времето на цар Самуил било регулирано коритото на Црни Дрим, а за премин биле изградени повеќе мостови.

Во времето на турското владеење Струга била позната како пазариште за жито, од каде што тоа се изнесувало за Албанија. Во месноста Панаѓуриште во Струга двапати годишно се одржувал познатиот струшки панаѓур. Меѓу двете светски војни, како погранично место, ги губи поранешните функции и во 1931 г. во неа живееле 3.587 ж. Градот почнува малку побрзо да се развива во втората половина на минатиот век. Денес Струга има мешан етнички состав на населението. Најголем број се Македонци (8.901 ж.), потоа следат Албанците (5293), па Турците (907), Ромите (97) и Власите (92). Струга е седиште на општина што зафаќа површина од 48.300 ha, има 51 населено место со 63.376 ж. Во стопански поглед градот претставува значајно туристичко место со повеќе модерни хотели и ресторани. Од индустријата присутни се текстилната, металната и прехранбената индустрија. Има гимназија, здравствен дом, природонаучен музеј и модерен дом на културата, во кој се одржува меѓународната манифестација „Струшки вечери


Пазарот во Струга

на поезијата“. Струга е родното место на браќата Димитрија и Константин Миладиновци и на академскиот сликар Вангел Коџоман. Во нивна чест во градот постои Спомен дом „Браќа Миладиновци“ и ликовна галерија „Вангел Коџоман“.

ЛИТ.: Н. Мишовъ, *Отъ миналото на градъ Струга*, „Македонски прегледъ“, кн. 3, София, 1933; Гиго Милески, *Струга*, „Годишен зборник на ФФ“, кн. 9, Скопје, 1956; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**СТРУГАР, Даница Филиповиќ** (’Рваши, Црна Гора, 1924) – комунистички деец и истакнат борец на НОАВМ. Како член на СКОЈ и секретар на скоевски актив во Пеќ (1941), била испратена на партиска работа во Калимаш (Албанија, во почетокот на 1943), а потоа станала борец на Шарпланинскиот НОПО, но била заробена и одведена во Женскиот затвор во Тирана. По капитулацијата на Италија, заедно со другите политички затвореници, побегнала на слободната територија во Западна Македонија и станала борец на Првата македонско-косовска НОУБ (од 11. XI 1943), а потоа на Петтата косметска НО бригада, каде што била заменик политички комесар на чета и раководител на СКОЈ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945*, Скопје, 1976, 1258–1259. С. Мл.


Владо Стругар

**СТРУГАР, Владо** (с. Чеклин, Цетиње, Црна Гора 28. XII 1922) – првоборец, историчар и книжевник, полковник на ЈНА, член на ЦАНУ. По Ослободувањето бил на разни воени должности, а најдолго во Воено-историскиот институт во Белград. Дипломирал на Вишата воена академија на ЈНА и Институтот за општествени науки во Белград, со III степен на Филозофскиот факултет во Белград и докторат по историски науки со темата "Народноослободилачки рат Југославије“ (во АН на СССР во Москва, 1968). Избран е за член на МАНУ надвор од работниот состав (23. XI 1981). Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Socijalna demokratija o nacionalnom pitanju jugoslovenskih naroda*, Beograd, 1956; *Rat i Revolucija naroda Jugoslavije*, Beograd, 1962; *Jugoslavija 1941-1945*, Beograd, 1969; *Izbor iz jugoslovenske proze i poezije 1918-1968*, Beograd, 1969; *Место Македоније у историографији о Југославији у Другом светском рату*, Ослободителната војна и револуцијата во Македонија, Скопје, 1973, 55–76. С. Мл.

**СТРУГАР, Владо** (Улцињ, Црна Гора, 1920) – црногорски комунистички деец и политичар. Завршил нижа гимназија во Пеќ, а по Ослободувањето Висока школа за политички науки во Белград. Бил член на КПЈ (од 1940) и првоборец (1941). Подолго време бил во затвор во Албанија (декември 1941 – јуни 1943), а потоа бил секретар на Околискиот комитет на КПЈ во Бар и член на ЦК на КПЈ за Црна Гора. По Ослободувањето бил испратен на партиска работа во Македонија како политички комесар на Артилериската база во Скопје, секретар на Комитетот при Главниот штаб на Македонија, член на ЦК на КПМ и началник на Инструкторската управа на ЦК на КПМ. Подоцна бил член на Извршниот совет на НР Црна Гора, член на Главниот одбор на ССРН на Црна Гора, републички пратеник и претседател на Советот на општините на Собранието на СР Црна Гора. С. Мл.

**СТРУГАР, Злата** (с. Чеклин, Цетиње, Црна Гора, 1926) – комунистички деец и истакнат борец на НОАВМ. Како член на СКОЈ (од 1941) била испратена на партиска работа во Албанија (1943), а потоа станала борец на Шарпланинскиот НОПО, каде што била примена за член на КПЈ, но по кратко време била заробена и одведена во Призренскиот затвор, а потоа во Женскиот затвор во Тирана. По капитулацијата на Италија, заедно со другите политички затвореници пребегнала на слободната територија во Западна Македонија и станала борец на Првата македонско-косовска НОУБ (од 11. XI 1943), каде што била раководител на СКОЈ во чета, помошник политички комесар и политички комесар на чета, а подоцна и раководител на СКОЈ во баталјон. Особено се истакнала во борбата против германските сили кај Кленовец, Кичевско, за што била пофалена од Штабот пред стројот на бригадата. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и револуцијата 1941-1945*, Скопје, 1976, 1258. С. Мл.

**СТРУКТУРАТА И СТРУКТУРНИТЕ ПРОМЕНИ ВО ИНДУСТРИЈАТА** – процентуалното учество на одделни гранки (оддели) во вкупното индустриско производство, учеството во вкупниот број на вработените во индустријата или во вкупните капитални фондови на индустријата како целина. Структурните промени го означуваат менувањето на структурата на производството од еден во друг период, а тоа се одразува и врз развојот на индустријата. Можат да се анализираат од повеќе аспекти. Во случајот на РМ треба да се внимава на фактот што до 1998 г. Државниот завод за статистика прибираше податоци за Годишниот извештај за индустријата според Единствената класификација на дејностите, утврдена во 1976 г., а од 1999 г. Годишниот извештај за индустријата се изработува според податоците прибрани врз основа на Националната класификација на дејностите. Оваа класификација се засновува врз меѓународната стандардна класификација и е сообразена со класификацијата што се применува во земјите на ЕУ. Таа ги обврзува членките на Унијата на единствен начин да ја искажуваат структурата на економијата, овозможувајќи полесно и пообјективно споредување. Според класификацијата од 1976 г., индустријата се определуваше како стопанска дејност со 35 гранки (заедно со енергетиката и суровинските гранки). Меѓутоа, според новата Национална класификација, индустријата се определува како сектор во економијата со 12 оддели, и таа е ограничена само на преработувачката индустрија.

Во функција на анализата на структурата и структурните промени, можат да се направат различни групирања на индустриските гранки (оддели), во зависност од потребите и целите на анализата. Вообичаено се разликуваат: тешка и лесна индустрија; базна индустрија и други индустриски гранки; екстрактивна и преработувачка индустрија; пропулзивни и традиционални гранки и сл. Во почетната фаза на индустријализацијата на Македонија, под влијание на тогашната владејачка идеологија, акцентот во индустрискиот развој беше ставен на тешката индустрија. Сепак, доминацијата на ваквата политика не предизвика поголеми промени, бидејќи во почетокот не добија приоритет базните, туку гранките од лесната индустрија: текстилната, тутунската и прехранбената индустрија (оттука, на почетокот од транзицијата, т.е. во 1990-тите години, тешката индустрија учествуваше

со околу 30%, а лесната со 70% во вкупното индустриско производство). Во структурата на индустријата на Македонија во средината на 1960-тите години, доминираат тутунската, прехранбената и текстилната индустрија, со кои, всушност, започна развојот на индустријата во Македонија пред Втората светска војна. Имено, 1965 г., повеќе од половина од вкупниот ОП создаден во индустријата (поточно 53%) доаѓаше од традиционалните гранки: тутунската индустрија, индустријата на текстил, кожа и обувки и индустријата на прехранбени производи и пијалаци. Од друга страна, мала беше застапеноста на базните и носечките индустриски гранки (црната металургија, металопреработувачката и машинската индустрија, производството на електрични машини и опрема и др.).

Во периодот 1965–1990 г. настанаа значајни промени во индустриската структура. Економската наука предлагаше различни решенија за структурната ориентација на индустријата, но економската политика, без комплексни анализи и без согледување на развојните фактори и услови, форсираше други гранки, кои подоцна се покажаа како погрешна развојна ориентација. На пр., се форсираше развојот на црната и обоената металургија, иако имаа неповолни услови за развој, наспроти постојните ресурси за други гранки. На овој начин беа запоставени гранките што економската наука ги препорачуваше како приоритети и носители на развојот (металопреработувачката индустрија, машиноградбата, електроиндустријата, електроматеријалите, електрониката, производството на опрема, возила и трајни потрошни добра и др.).

До определено подобрување во идустриската структура дојде во текот на 1990 г. Учеството на традиционалните индустриски гранки веќе е намалено, а зголемено е учеството на посовремените, пропулзивни и носечки индустриски гранки Меѓутоа, производството на текстилни производи, кожа и обувки, го задржа своето релативно високо учество и во новата структура. Сепак, сега расте финалното производство, односно производството на обувки и на готови текстилни производи, а се намалува производството на кожа и текстилни ткаенини и предива. Ова е нов момент и повисок квалитет во структурата на индустријата.

Подобрување на индустриската структура настанува и со порастот на учеството на современите, пропулзивни индустриски гранки: производството на електрични машини и опрема, металопреработувачката индустрија, производството и преработката на хемиски производи, производството на сообраќајни средства итн. Меѓутоа, значајната носечка индустриска гранка, како што е машиноградбата, не само што не го зголеми, туку и го намали своето учество, што секако е неповолна карактеристика. Во текот на 1990-тите години мал пораст бележат само тутунската индустрија, индустријата на градежни материјали, хемиската индустрија и особено електростопанството, како последица на намалувањата кај другите индустриски гранки. Меѓутоа, најголемиот број од индустриските гранки што имаа високо учество во структурата на индустријата бележат опаѓање. Така, повеќе или помалку, индустриското производство, во 1995 г. опадна кај црната металургија, нафтените деривати, металопреработувачката индустрија, индустријата на сообраќајни средства, електромашинската индустрија, производството на финални производи од дрво, производството на текстил и кожа и кај прехранбената индустрија. Кон крајот на XX в. некои од капацитетите во овие гранки, делумно или целосно, беа рестартирани, со што позитивно се влијаеше врз структурата на индустријата (таков е примерот со производството на челик и на обоени метали, но не и со производството на руди и преработката на обоени метали, потоа производството и преработката на неметали итн.).

**Структурните промени во индустријата во Македонија** - учество во ОП (во %)

| **Гранки** | **1965** | **1990** | **1995** |
|---|---|---|---|
| Електростопанство | 6,4 | 7,9 | 24,8 |
| Јаглен | - | 0,1 | 0,0 |
| Нафтени деривати | - | 4,0 | 0,0 |
| Железна руда | 0,1 | 0,1 | - |
| Црна металургија | 1,0 | 7,5 | 3,1 |
| Руди на обоени метали | 3,7 | 2,0 | 3,6 |
| Обоени метали | - | 1,8 | 0,3 |
| Преработка на обоени метали | 0,5 | 0,6 | 1,8 |
| Производство на неметални руди | 1,0 | 1,4 | 0,4 |
| Преработка на неметали | 4,3 | 2,1 | 1,7 |
| Металопреработка | 1,6 | 4,3 | 1,2 |
| Машиноградба | 0,9 | 0,7 | 0,1 |
| Сообраќајни средства | 4,6 | 5,3 | 2,1 |
| Електромашиноградба и опрема | 2,5 | 5,5 | 4,6 |
| Производство на хемиски производи | 2,4 | 5,2 | 5,9 |
| Преработка на хемиски производи | 2,2 | 3,7 | 5,1 |
| Камен и песок | 1,3 | 0,8 | 0,6 |
| Градежен материјал | 5,0 | 3,6 | 5,4 |
| Дрвна граѓа и плочи | 0,2 | 0,5 | 0,1 |
| Финални производи од дрво | 3,9 | 2,5 | 0,9 |
| Хартија | 0,4 | 0,7 | 0,7 |
| Текстилни предива и ткаенини | 10,4 | 6,3 | 5,3 |
| Готови текстилни производи | 6,4 | 10,5 | 9,3 |
| Кожа | 1,6 | 1,2 | 0,7 |
| Обувки | 2,2 | 3,3 | 0,8 |
| Гума | 0,4 | 0,0 | 0,2 |
| Прехранбени производи | 9,7 | 6,4 | 5,7 |
| Пијалаци | 1,5 | 3,2 | 2,7 |
| Добиточна храна | 0,0 | 0,2 | 0,3 |
| Тутунска | 24,8 | 7,0 | 11,4 |
| Графичка | 1,0 | 1,1 | 0,7 |
| Разновидна | 0,0 | 0,5 | 0,3 |
| **Вкупно:** | **100** | **100** | **100** |

ИЗВ.: Државен завод за статистика, *Статистички годишници за соодветни години*, Скопје.

ЛИТ.: Никола Узунов, *Структурна ориентација во индустријата на СР Македонија – Прилог кон проекцијата за долгорочниот развиток*, „Стопански преглед“, бр. 3-4, Скопје, 1972; Никола Кљусев, *Стратешки насоки на долгорочниот развој на СР Македонија*, „Стопански преглед“, бр. 3-4, 1972, Скопје; Методија Несторовски, *Преструктурирање на индустријата на СР Македонија*, Скопје 1989. П. Н.

**СТРУКТУРНАТА ХЕМИЈА ВО МАКЕДОНИЈА** – научна област што во Македонија вистински започнува во 1965 г. со набавката на првиот спектрофотометар. Основоположник на овие истражува-


Хемиската лабораторија на Иститутот по хемија при ПМФ во Скопје

ња е Иван Петров, кому наскоро му се придружил и Бојан Шоптрајанов. Под нивно раководство на Хемискиот институт била формирана група што се занимавала со изучување на вибрационите спектри на прости и комплексни неоргански и органски соединенија, особено оние кај кои е присутно водородно сврзување. Во почетокот на 70-тите години од минатото столетие истражувањата се прошириле и на рендген-структурната анализа, а уште подоцна и на теориската структурна хемија. Мошне плодно поле на истражување биле сахаринатните и тиосахаринатните соединенија, а подоцна и минералите од Македонија. Групата за структурна хемија на Хемискиот институт е широко меѓународно позната. Б. Ш.


Реката Струма

**СТРУМА** – река што се формира од мочурливите терени на планината Витоша во Бугарија, под Црни Врв (2.286 m), тече низ Пиринскиот и Егејскиот дел на Македонија и се влева во Егејското Море, во Орфанскиот Залив. Долга е 408 km, од кои 290 km или 71,1 % течат во Бугарија, а 118 km или 28,9 % во Грција. Вкупниот пад ѝ е 2.286 m, а просечниот 5,6 ‰. Сливот зафаќа површина од 17.000 km$^2$, од кои на Бугарија ѝ припаѓаат 10.797 km$^2$ или 63,5 %, а на Грција 6.203 km$^2$ или 36,5 %. Водата на р. Струма се користи за наводнување и за производство на електрична енергија.

ЛИТ.: К. Иванов, В. Маринов, Т. Панайотов, А. Петков, *Хидрология на България*. София, 1961. Др. В.

**СТРУМИЦА** – град во југоисточниот дел на РМ со 35.311 ж. (2002 г.). Се наоѓа во југоисточното подножје на планината Смрдеш, под тврдината Цареви Кули, на надморска височина помеѓу 225 и 300 m. Зафаќа површина од 896 ha. Со магистралниот пат М–6 на запад е поврзана со Радовиш и Штип, а на исток со Петрич во Бугарија, додека регионален пат на север води до Берово и на југ до Валандово. Има умерено-континентална клима со одредено медитеранско влијание. Просечната годишна температура на воздухот изнесува 12,9°C, а просечната годишна количина на врнежите 583 mm.


Тврдината Цареви Кули, Струмица


Панорама на градот Струмица

Струмица е стар град, кој во античко време се споменува под името *Астраеум*. Во I в. во градот престојувал римскиот император Тибериј и, според него, извесно време се викал *Тибериопoлис*. Во Струмица се наоѓа гробот на неговата ќерка Струма, според која подоцна Словените ѝ го дале денешното име. На сегашното место е обновена во времето на Самуила, во почетокот на XI в. Во околината на градот во 1014 г. се одиграла познатата битка помеѓу војските на цар Самуил и византискиот цар Василиј II, во која Самуиловата војска претрпела тежок пораз, биле ослепени 14.000 војници, а на секој стоти му било оставено по едно око за да ги води ослепените. Местото каде што е извршен тој геноцид народот го одбележил со името Водоча.

Поради поволната геополитичка положба во средниот век градот имал стратешко значење. Во периодот на турското владеење, особено во XVIII и XIX в., бидејќи лежел на познатиот и доста прометен Серски пат, станал стопанско

средиште. Во него секоја година во месецот август се одржувал прочуениот петнаесетдневен панаѓур. При крајот на XIX в. градот имал 10.160 ж.

Меѓу двете светски војни, како погранично место, Струмица ги губи поранешните функции и во 1921 г. овде живееле само 5.866 ж. Стопански и популациски започнува брзо да се развива дури во втората половина на минатиот век. Денеска најголем дел од населението во неа се Македонци (32.075 ж.), а од малцинствата – Турци (2.642), мал број Срби (157) и Роми (130). Таа е седиште на општина што зафаќа површина од 32.149 ha, има 25 населени места со 54.670 ж. Градот претставува стопански, културно-просветен и управен центар на Струмичката Котлина. Има развиена текстилна, керамичка, метална, дрвна и прехранбена индустрија. Во градот постои Гимназија, Виша земјоделска школа, Дом на културата, Народен театар, Народен музеј, Меморијален музеј „Благој Јанков–Мучето“, Библиотека, Здравствен дом, а од од културно-историските споменици значајни се Царските Кули над градот, Струмин Гроб и манастирите „Водоча“ и „Вељуса“ (XI в.). Кај с. Банско е откриена една од најстарите римски бањи во Македонија.

ЛИТ.: М. Ристић, *Струмица*, „Братство“ књ. XIX, Београд, 1925; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија*, *2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**СТРУМИЦА** – десна притока на р. Струма. Во изворниот дел е позната под името Стара Река, а во Струмичката Котлина под името р. Струмица. Вкупната површина на сливот изнесува 1.893 km², од кои 1.649 km² или 87,1 % ѝ припаѓаат на РМ, а 244 km² или 12,9 % на РБ. Извира на височина од 1.540 m, а нашата земја ја напушта источно од Ново Село, на височина од 186 m. Долга е 75,1 km, има вкупен пад од 1.345 m, и просечен од 18,0 ‰. Средногодишниот протек кај вод. стан. Ново Село изнесува 4,2 m³/s.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**СТРУМИЧКА (ТИВЕРОПОЛСКА) ЕПАРХИЈА** (IV в.). Оваа епархија со епископална столица станала најпрочуена по маченииштвото на светите Петнаесет тивериополски свештеномаченици (362), кога градот го добил името Мартириополис (град на маченици). Епархијата повремено била дел од Јустинијана Прима, на Охридската архиепископија, на Цариградската патријаршија, на Бугарската егзархија и на Српската православна црква.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, I–II, второ фототипно издание, София, 1995; Јован Белчовски, *Охридска архиепископија од основањето до паѓањето на Македонија под турска власт*, Скопје, 1997; Р. Грујић, *Струмичка епархија*, во: Азбучник Српске православне цркве, Београд, 1993. Рат. Гр.

**СТРУМИЧКА АРТИЛЕРИСКА БРИГАДА „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“** (8. X – декември 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ во состав на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ. Била формирана од 25 борци со артилериско искуство, со командант капетан Иван Штериев и политички комесар Боро Камберски. Наскоро им се приклучиле делови од Македонската НО бригада „Гоце Делчев“, па постепено нараснала на 350 борци. Била поделена во две батерии, а располагала со 3 ридски и 4 противтенковски топови. Едната батерија дејствувала во правецот Делчево–Кочани–Штип, а другата кон Царево Село (ден. Делчево)–Берово–Струмица–Криволак. При реорганизацијата на артилериските единици била префрлена во Скопје, и влегла во составот на Првата македонска НО артилериска бригада.

ИЗВ.: АВИИ, Белград, к. 1364, рег. бр. 6-5/2.

ЛИТ.: Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945* (Преглед на Главниот штаб, бригадите, дивизиите, корпусите и V југословенска армија), Скопје, 1999, 158–159. С. Мл.



Струмичка православна епархија на МПЦ

**СТРУМИЧКА ПРАВОСЛАВНА ЕПАРХИЈА на МПЦ** (1944). Под тоа име постои од 1958 до 1982, кога е преименувана во Злетовско-струмичка епархија. Во 1982 г. била присоединета кон новосоздадената Повардарско-струмичка епархија, со седиште во Велес. Од 1989 г. била одделена пак како Струмичка епархија. Таа година во Соборниот храм „Св. Кирил и Методиј“ во Струмица бил интронизиран митрополитот Горазд за Струмички епископ. Во август 1995 г. за Струмички бил избран митрополитот Наум.

Епархијата ги опфаќа Струмица, Дојран, Берово и Пехчево. Монашки заедници има во повеќе манастири. Струмичката епархија стана расадник на возобновеното монаштво во МПЦ. Има 80 храмови и 15 манастири, со над 30 свештеници и 30 монаси и монахињи.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, Стефан Архиепископ Охридски и Македонски, Скопје, 2000. Рат. Гр.



Страница од Струмичкиот (македонски) апостол (XIII в.)

**СТРУМИЧКИ (МАКЕДОНСКИ) АПОСТОЛ** – кириличен краток изборен ап. од втората пол. на XIII в., 88 л., Прага, НМ, сигн. IX E 25. Наречен според мак. град Струмица, од каде што го има набавено П. Ј. Шафарик при својот престој во Нови Сад. Препишан со неугледна кирилица во некој провинциски југоисточен македонски литерарен центар, на што укажуваат ѣ и правописно-јазичните особености, меѓу кои: неразликување на еровите (само ь) и носовките (всушност само ѧ, и покрај бројни варијанти на нацртот), вокализација на еровите (о, е), ограничен одраз на деназализација (ѫ › ъ, ѧ › е), промена цѣ › цѧ, редукција на вокалите. По употребата на архаична лексика близок му е на Охридскиот ап.

ЛИТ.: Е. Блахова, З. Хауптова, *Струмички (Македонски) апостол*, Скопје, 1990 (изд., текст со крит. апарат, палеогр. и лингв. анализа, библ.). Зд. Р.

**СТРУМИЧКИ КАРНЕВАЛ** – карневал поврзан со празникот Велики Поклади (кај народот попознат како Прочка). Се одржува секоја година во тримерските денови, на почетокот на Велигденскиот пост. Проследен е со маскирање, кое има за цел истерување на злото и желба за среќа и плодност. Од традиционалните ликови впечатливи се зетот и невестата, попот, ѓаволот и сл. Карневалот завршува во средата, кога со традиционалните синии се оди во до-


Учесник на струмичкиот карневал

мовите на свршените девојки и кога се даруваат со скапи бовчалоци. Тогаш се пеат еротски песни и се кажуваат приказни со еротска содржина како упатување на младите во брачниот живот. Карневалот станува сè попопуларен, а бројот на учесниците од година во година сè повеќе се зголемува. Очигледно е влијанието на повеќе светски познати карневали. Манифестацијата има поголем број придружни манифестации, изложби на детски маски, цртежи и карикатури, избор на најдобри маски, сценски претстави и сл. Од 1995 г. Струмица е примена во фамилијата на карневалските градови ФЕЦЦ – Здружение на европските карневалски градови. М. Кит.


Струмичкото Поле

**„СТРУМИЧКО ПОЛЕ“** – хидромелиоративен повеќенаменски систем што наводнува 10.050 ha од акумулацијата „Турија“ и 3.560 ha од акумулацијата „Водоча“. Главни застапени култури: раноградинарски, индустриски, фуражни, пченка и житни. Покрај наводнување, системот обезбедува и вода за водоснабдување на градот Струмица и на индустријата и произведува електрична енергија. Системот за одводнување е изграден во периодот 1967–1972 г. и покрива 9.000 ha. Главен реципиент е реката Струмица, со регулирано корито од 34,5 km. Регулирани се и коритата на реките Водоча, Ткрања и Турија, со вкупна должина од 35 km. Ст. Дод.



Струмичко-радовишката Котлина

**СТРУМИЧКО-РАДОВИШКА КОТЛИНА** – се наоѓа во југоисточниот дел на РМ, односно во горниот и средниот дел од сливот на река Струмица. Таа е формирана по тектонски пат, со спуштање на земјиштето по должината на раседните линии помеѓу планините: Беласица на југ, Огражден, Плачковица и Готен на север, Плауш и Смрдеш на запад. Припаѓа кон Родопската маса. Зафаќа површина од 1.482 km², а надморската височина се движи од 200 m до 1.881 m. Котлината се дели на три дела: Струмичко, Радовишко и Дамјанско Поле. Рамничарскиот дел на котлината се протега помеѓу 200 и 500 m и зафаќа површина од 29.000 ha. Дамјанското Поле е највисоко, а Струмичкото е најниско и на север спрема планината Огражден дното на котлината ја зголемува височината. На запад по долината на Бела Река и Тркајна котлината е поврзана со малите Попчевско и Костуринско Поле. На исток Струмичко Поле се стеснува и источно од Ново Село, помеѓу Беласица и Огражден, широчината е околу 2 km, за потоа реката Струмица преку Клучната Теснина да навлезе во Петричката Котлина (Пиринскиот дел на Македонија). По целата должина во подножјето на планините се наоѓаат фосилизирани дилувијални наноси, на кои се изградени повеќе селски населби и двете градски населби: Струмица и Радовиш. Со изградбата на системите за наводнување во Котлината е овозможено да се одгледуваат и да се обезбедат високи приноси на раноградинарски култури.

ЛИТ.: Манаковиќ Д., Андоновски Т., *Релјефни карактеристики на Источна Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; Стојмилов А., *Физичка географија на Р. Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.

**СТРУЧНО ОБРАЗОВАНИЕ** – систем на знаења, вештини и навики во функција на оспособување на човекот за вршење определена дејност. Институционалната структура на стручното образование во Македонија ја претставуваат: средните стручни училишта (в.), универзитетите и другите установи за високо образование (в.) и установите за образование на возрасните (в.). Највисок степен на стручно образование е *докторат на науките*. Смислата, содржината и организацијата на стручното образование во текот на развојот се менувале. Стручното образование, во институционална смисла, во Македонија датира од XIX в., со отворањето на *трговската школа* во Велес (1857). Во времето на Кралството на СХС, стручно образование се добива во занаетчиски („шегртски“) училишта, во училишта за ученици во стопанството, во средни стручни училишта и во учителски школи. По Ослободувањето стручното образование доживува и квалитативни и квантитативни промени. Во првите години по Ослободувањето најраширената форма на стручното образование ја сочинувале нижите стручни училишта. Нивна задача била да оспособуваат стручни работници за индустријата, занаетчиството, земјоделството, трговијата, угостителството итн. Во учебната 1949/50 г. имало над 80 нижи стручни училишта. Со Школската реформа од 1958 г. дотогашните нижи стручни училишта добиваат статус на средни стручни училишта. Запишувањето во нив се условува со претходно завршено осумгодишно основно образование, што пред тоа не било случај. Големи промени во поглед на смислата, содржината и организацијата стручното образование доживува со Образовната реформа од 1975 г., со која се конституира единствено средно насочено училиште, во кое се добивало и општо и стручно образование, а дотогашните училишта се трансформираат во училишни центри за образование во повеќе занимања (в).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.


„Мостови“ на Струшките вечери на поезијата (1997)

**СТРУШКИ ВЕЧЕРИ НА ПОЕЗИЈАТА** – меѓународна манифестација, формирана во 1962 г. во спомен и чест на браќата Миладиновци. Ја формираа Друштвото на писателите на Македонија и градот Струга. Се одржува секоја година при крајот на август и трае 5-6 дена. На неа учествуваат поети и литературни критичари од разни земји од сите континенти. Секоја година се доделува меѓународната награда „Златен венец“ на едно истакнато поетско име од светот; награда „Мостови“ на поет дебитант од светот; награда „Браќа Миладиновци“ за најдобра поетска книга од македонски автор објавена меѓу двете манифестации. Основни приредби на манифестацијата се: Меѓународниот митинг „Мостови“; Поетскиот портрет на добитникот на „Златниот венец“; Поетска вечер „Меридијани“; Вечер на поезијата на една од земјите учеснички; Симпозиум; Поетско матине; Претставување на поезијата на добитникот на наградата „Браќа Миладиновци“. Учесниците настапуваат на литературни читања и во неколку градови во Македонија. СВП се отвораат со палење на фестивалскиот оган и со песната „Т’га за југ“ од К. Миладинов. Во Струшките вечери на поезијата е формиран Поетски архив со песни-манускрипти од учесниците и документација од сите настапи на манифестацијата. Основана е и Меѓународна поетска библиотека со книги од учесниците посветени на Струшките вечери на поезијата. Создаден е и Парк на поезијата, во кој секој добитник на „Златниот венец“ засадува дрвце. Струшките вечери на поезијата секоја година издаваат: Избор од поезијата на добитникот на „Златниот венец“; Избор од поезија од една земја учесничка; Избор од поезијата на добитникот на наградата „Мостови“; Избор од поезијата на добитникот на наградата „Браќа Миладиновци“; неколку книги од странски поети „Меридијани“; тематски избори од македонската поезија и др. J. Стр.


Лауреатот Шејмас Хини пред споменикот на браќата Миладиновци, Струшки вечери на поезијата (2001)

**СТРУШКИ МИНЕЈ** – старословенски ракопис од XV в. Има 47 листови и е пишуван во две колони со ситно полууставно писмо. Фрагментот е дел од обемен минеј што бил сопственост на семејството Чакарови од Струга. Во втората половина на XIX в. А. Чакаров му го дал овој фрагмент од минејот на Г. Баласчев, кој подоцна ѝ го отстапил на Софиската народна библиотека (бр. 455). Под 27 јули во минејот е сместен словенски превод на грчката служба на св. Климент Охридски. Кај некои од текстовите се означени и нивните автори. Така, како автор на Великата вечерна е означен охридскиот архиепископ Григориј, еден канон на св. Климент со акростих напишал Теофилакт Охридски и еден канон, исто така со акростих, напишал Димитриј Хоматијан. Климентовата служба од овој минеј ја издаде Георги Баласчев.

ЛИТ.: Г. Баласчев, *Климент епископ словенски и службата му по стар словенски превод с една част гръцки паралелен текст и едно факсимиле,* София, 1898; Б. Цонев, *Опис на славянките ръкописи в Софийската народна библиотека*, II, София, 1923, 62-64. Г. П. Ат.

**СТУДЕН** – народно именување на единаесеттиот месец во годината - *Ноември.* С. Мл.


Студеничани

**СТУДЕНИЧАНИ** – село во Скопско. Се наоѓа на преодот помеѓу северните падини на планината Китка и Скопско Поле, на надморска височина од околу 300 m. Со Скопје е поврзано со редовна градска автобуска линија. Има 5.786 ж. од кои 5.585 се Албанци и 160 Македонци. Главни култури со кои се занимава населението се одгледувањето тутун и бостан. Тоа е седиште на општина, која зафаќа површина од 27.616 ha, со 19 населени места, во кои живеат 17.246 ж. Во Студеничани постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**СТУДЕНТСКИ ДОМОВИ** – социјално-педагошки установи што обезбедуваат сместување, исхрана, учење, здравствена заштита, културно-забавен и рекреативен живот на студентите во времето на редовното студирање. Првиот студентски дом е отворен во Скопје, со Уредба на Владата на НРМ (1949). Според Законот за ученичкиот и студентскиот стандард (1998), студентските домови се установи на студентскиот стандард. Два или повеќе студентски домови, ресторани, здравствени и други установи од студентскиот стандард можат да формираат студентски центар. Законот за студентските центри е донесен во 1968 г. Студентските домови можат да бидат јавни и приватни установи. Организацијата, начинот на живот и условите за приемот на студентите се уредуваат со посебни правилници. Надлежноста врз јавните студентски домови и центри ја има Министерството за образование и наука. Студентски домови има во местата каде што постојат високошколски устано-


Студенскиот дом „Кузман Јосифовски-Питу“ во Скопје

ви: во Скопје (Студентски центар, формиран во 1963), Битола, Штип, Охрид, Прилеп и во Тетово. Приемот во домот е условен од социјалниот (материјалниот) статус на студентот и од успехот во студирањето. Во трошоците за одржувањето на домот партиципираат студентите со сопствени средства, а делумно се покриваат од државниот буџет. Капацитетите на студентските домови не ги задоволуваат потребите на студентите, така што дел од нив се сместуваат приватно.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.

**СТУДЕНТСКИ КЛУБ „КОЧО РАЦИН“** (Загреб, 1962–1975) – македонска студентска институција, основана во рамките на Студентската организација на Универзитетот во Загреб. Претседател на клубот бил Спасе Домазетовски. Клубот организирал предавања и културни активности.

ЛИТ.: Ognen Bojadžiski, *Makedonci u Hrvatskoj*, Zagreb, 2007. М. Мин.

**СТУДЕНТСКИ ЦЕНТАР – Скопје** – в. *Студентски домови.*

**СТУДЕНЧИЦА** – лева притока на р. Треска. Од изворишниот дел до височината од 973 m тече под името Газоечка Река и има периодичен карактер, додека низводно од карстниот извор Казани тече како постојан водотек под името Студенчица. Долга е 16,6 km. Сливот зафаќа површина од 52,8 km$^2$. Дел од водите на реката преку регионалниот водовод „Студенчица“ се користат за водоснабдување на населените места во Кичевско, Бродско, Прилепско и во Крушевско.

ЛИТ.: Драган Василески, *Студенчица – физичко-географска студија*, Скопје, 1997. Др. В.

**„СТУДЕНЧИЦА“** – регионален систем за водоснабдување на 140.000 жители од општините: Кичево, Крушево, Прилеп, Македонски Брод, Осломеј, Другово, Вранештица, Пласница, Долнени, како и ТЕЦ „Осломеј“. Главен ресурс се изворите на реката Студенчица со просечна штедрост 1.500 л/сек. Изградбата на системот се одвивала во три фази, во кои системот постојано се надоградувал и се ширел, така што вкупната должина на главниот цевковод и придружните објекти изнесува 110 km. Од 1997 г. во системот се вградува и модерна компјутерска опрема за автоматско и далечинско управување со распределбата на зафатеното количество вода. Со системот управува ЈП „Студенчица“, лоцирано во Скопје. Ст. Дод.

**СУБАЛПСКА ВЕГЕТАЦИЈА НА РМ** – вегетациски тип што се развива над горната шумска граница, а под појасот на алпската вегетација, по високите планини од умерениот климатски појас (од 1600–2200 m надморска височина). Опфаќа разновидни растителни заедници на кисели почви, карбонати, планински тресетишта, сипари, точила, камењари,


Субалпска вегетација, пасиштата на Бистра

карпи и др., кои припаѓаат кон различни вегетациски класи – Elyno-Seslerietea, Caricetea curvulae, Scheuchzerio-Caricetea fuscae, Drypetea spinosae, Asplenietea trichomanis, Vaccinio-Picetea и др. Во нивниот состав влегуваат главно високопланинински тревести растенија, грмушки, а поретко и состави од некои иглолисни растенија (молика, планински бор, смрча и други). Најголеми површини во овој вегетациски појас заземаат планинските пасишта што се развиваат на разновидна геолошка подлога. Климатските услови придонесуваат развиток на бујни субалпски пасишта, кои се основа за развој на интензивно сточарство. Во РМ субалпски заедници се присутни на голем број планини: Шар Планина, Јакупица, Караџица, Даутица, Кораб, Дешат, Бистра, Стогово, Јабланица, Галичица, Пелистер, Козјак, Ниџе, Кожуф, Осоговски Планини, Беласица, Илинска Планина, Лубен, Баба Сач и др. Вл. М.


Река Студенчица

**СУБАНОВИЌ, Братислав** (Белград, 1914 – Белград 1999) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1961) по предметите хидротехнички објекти и искористување на водните сили. Завршил во Белград, каде што работел до 1950 г., кога доаѓа во Скопје, на работа во „Хидроелектропроект“ и на Техничкиот факултет. Специјализирал во САД (1950). Одиграл значајна улога во проектирањето големи хидротехнички објекти („Вруток“, „Равен“, „Шпилје“, „Калиманци“ и др.) и во оформувањето на инженерскиот кадар во областа на хидротехниката. Во 1964 г. ја продолжил кариерата на Техничкиот факултет во Ниш. Љ. Т.

**СУБМЕРЗНА ВЕГЕТАЦИЈА ВО РМ** – в. водна макрофитска вегетација во РМ. Вл. М.


Гојко Суботиќ

**СУБОТИЌ, Гојко** (Босанска Градишка, 11. VIII 1931) – историчар на уметноста, академик, член на МАНУ надвор од работниот состав и еден од најзначајните проучувачи на спомениците од средниот век и од периодот на турското владеење во Македонија. Речиси половина од неговиот опус е со тематика сврзана со живописот на византискиот стил во македонските споменици. Во делото *Охридската сликарска школа од XV век* ги има анализирано сите сликарски ансамбли на македонски терен, како и во Бугарија и во Грција, за коишто мисли дека припаѓаат на Охридската школа од XV в., со што битно ги збогатува нашите сознанија за овој малку проучуван период на уметноста во Македонија. Книгата спаѓа меѓу најреферентните студии за овој период во светот. Исто така, и книгата *Свети Константин и Јелена у Охриду* е прва и единствена монографија за овој значаен храм во охридскиот среден век. Се занимавал со проучување на живописот и архитектурата на повеќе храмови во Западна и во Северна Македонија. Има објавено посебни студии за пештерната црква кај Радожда, Струшко, за црквата во с. Лескоец, Охридско, „Св. Никола Болнички“ во Охрид, за зографот Константин и неговиот син Јован во параклисот „Св. Јован Претеча“ во „Св. Софија“ во Охрид, за црквата „Сите свети“ во с. Лешане, Охридско, натписите во „Св. Наум Охридски“, „Св. Ѓорѓи“ во Бањани, Скопско, манастирот „Богородица Месонисиотиса“ и „Богородица Гавалиотиса“ во Воден, „Св. Ѓорѓи“ во Речица кај Охрид.

БИБЛ.: *Пећинска црква Арханђела Михаила код Струге*, „Зборник Филозофског факултета“, 1, Београд, 1964, 299–331; *Почеци монашког живота и црква манастира Сретење у Метеорима*, ЗЛУ, 2, Нови Сад, 1966, 127–181; *Време настанка цркве св. Николе Болничког у Охриду*, „Зограф“, 3, Београд, 1969, 16–17; *Два споменика охридског зидног сликарства XV века: ктитори и време настанка*, „Зборник Светозара Радојчића“, Београд, 1969, 315–333; *Свети Константин и Јелена у Охриду*, Београд, 1971; *Охридски сликар Константин и његов син Јован*, „Зограф“, 5, Београд, 1974, 44–47; *Охридската сликарска школа од XV век*, Белград – Охрид, 1980; *Пећки патријарх и охридски архиепископ Никодим*, ЗРВИ, 21, Београд, 1982, 213-236; Г. Суботић, Ц. Грозданов, *Црква светог Ђорђа у Речици код Охрида*, „Зограф“, 12, Београд, 1982, 62–75; *Натписите од Свети Наум*, Наум Охридски, Охрид, 1985, 99–109; *Свети Ђорђе у Бањанима: историја и архитектура*, ЗЛУ, 21, Београд, 1985, 135–161; *Манастир Богородице Месонисиотисе*, ЗРВИ, 26, Београд, 1987, 125–171; *Богородица Гавалиотиса у Водену*, ЗРВИ, 27–28, Београд, 1989, 217–263. Цв. Гр.


Сува Гора

**СУВА ГОРА** – средновисока планина во западниот дел на РМ. Претставува типичен хорст издигнат помеѓу котлината Полог на запад, кањонската клисура на реката Треска на исток, на север се протега до Илин Гроб, а оттаму продолжува во планината Осој, чии клонови се спуштаат во полите на Сува Река и Тетовска Суводолица. Планината со неотектонските движења е зафатена со рамномерно издигање на целата површина. Нејзиното било претставува пространо, широко и разбиено карстно плато на височина од 1.600 m, која спрема југ од највисокиот врв Кодра Таурли (1.857 m) стрмно се спушта во с. Корито. Се протега во правец зјз-сси. Морфопластиката на Сува Гора овозможила да се одликува со значителна површина од 1.000 до 1.500 m (40 km²). Бидејќи е изградена од варовници, развиени се сите површински карстни облици, меѓу кои доминираат вртачите, а се среќаваат и неколку мали карстни полиња. Т. Анд.


Сува Планина

**СУВА ПЛАНИНА** – средно висока планина во западниот дел на РМ. Не е јасно индивидуализирана планинска целина. Спрема запад, спрема долината на Треска и Оча стрмно се спушта преку високи тектонски отсеци со височина од преку 1.000 m. На југ постепено се издига и преоѓа во планината Караџица, а спрема север преку превалот Кула поминува во ниски планини. На Сува Планина, поради карбонатниот состав, се наоѓаат изразени скарстени платоа, меѓу кои најизразени се Копање (1.360 m – 1.400 m) и Зајачница (1.740 – 1.760 m). Нема површински водени текови, а платоата се изриени со многу вртачи и ували и личи на сипаничав карст. Т. Анд.


Медуза, волутен кратер, бронза, детаљ, с. Горенци, Требеништа, (V в. пр. н.е.)

**СУВА ЧЕШМА, ТРИ ЧЕЉУСТИ, ВРТУЉКА** (с. Горенци, Охридско) – некропола од крајот на VII до крајот на IV в. пр. н. е., позната под името Требенишка (јужно од с. Требеништа), откриена случајно во 1918 г. Овој локалитет го истражувале К. Шкорпил во 1918 г. (наодите се чуваат во Археолошкиот музеј во Софија), Н. Вулиќ во 1930-1934 г. (наодите се чуваат во Народниот музеј во Белград), Ј. Кастелиц и В. Лахтов (1953–1954) и В. Маленко во 1972 г. (наодите се чуваат во Заводот и Музеј во Охрид). Откриени се 56 гроба, од кои 13 се „кнежевски“, со богати прилози (златни маски, сандали, накит, нараквици, бронзен кратер, керамика и др.) што датираат од архајскиот период, односно од крајот на VI и почетокот на V в. пр. н. е. Другите наоди се карактеристични за железното време.

ЛИТ.: П. Кузман, *Три Чељусти и Вртулька: Требеништа*, Охрид, 1972; В. Маленко – П. Кузман, *Требеништа – Сува Чешма, Три Чељусти, Вртулька*, АК 2, Скопје, 1996, 245–246. Д. З.



Старохристијанската базилика од V-VI в., с. Суводол



Рудникот за јаглен Суводол

**СУВОДОЛ, СЛАНЕЦ, БИТОЛСКО** – ранохристијанска крајпатна базилика, на составот на Синевирска и Ореовска Река, на прастарата патна комуникација што водела од Пелагониската Височрамнина преку превојот Преслап, траса од денешниот Суводол кон Маково, во Мариово, и потаму по Еригон кон Повардарјето. Базиликата кај Сланец (28,8 × 29,85 m) била подигната во VI в.н.е. Компонирана е од ексонартекс, нартекс, трикорабен наос со аркадна партиција меѓу корабите, јужни и северни анекси со североисточен баптистериј. Презвитеријалниот дел е минимално редуциран во централниот кораб. Камената архитектонска пластика, која датира од средината на VI в.н.е., се состои од олтарни столпци надградени со колонети и од четирилисни капители со архитравна греда, олтарни плутеи со карактеристична ранохристијанска симболика (ромбови, пелти, четирилисни розети, ранохристијански крстови (четирикраки, осмокраки во круг).

ЛИТ.: F. Mesesnel, *Die Ausgrabungen einer altchristlichen Basilike in Suvodol dei Bitolj,, Actes du IV Cong. Int. byz.,* Sofie, 1936; В. Лилчиќ, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за живот по животот*, II, Скопје, 2002, 774, 776–779. В. Л.

**СУВОДОЛ–БИТОЛА** – рудник за јаглен што се наоѓа во јужниот дел на Пелагонискиот басен и има површина од 1.500 km². Продуктивната јагленосна формација е издиференцирана на: подински јагленосен комплекс и главен, продуктивен јагленов слој. Според квалитативните параметри, може да се констатира дека јагленовата супстанција во наоѓалиштето ги поседува својствата на меките кафеави јаглени – лигнити. Вкупните геолошки резерви на јаглен во наоѓалиштето Суводол изнесуваат 224 × $10^6$ t јаглен, од кои 144 × $10^6$ t му припаѓаат на главниот јагленов слој што е во постојана динамика на експлоатација, а 80 × $10^6$ тони отпаѓаат на подинскиот јагленосен комплекс.

ЛИТ.: Б. Андреевски, *Јаглени. Генетски и квалитативни карактеристики, наоѓалишта на јаглен и заштита на животната средина*, РГФ, Штип, 1995. Т. Сер.



Ѓорѓи Сугарев

**СУГАРЕВ, Ѓорѓи И.** (Битола, 1879 – с. Паралово, Мариовско, 23. III 1906) – учител, револуционер, учесник во Илинденското востание, битолски околиски војвода. Завршил егзархиска гимназија во Битола. Бил учител во Кичевско и во Битолско, дејствувал во четата на Н. Русински (1901). Бил секретар на Битолскиот РОК на ТМОРО, војвода на чета (1902), учесник на Смилевскиот конгрес (1903), во Илинденското востание (1903) и на Прилепскиот конгрес (1904). Загинал со целата чета во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: Ѓ. Димовски-Цолев. *Ѓорѓи Сугарев – Живот и дело*, Битола, 1968; З. Божиновски, *Крвавиот бој кај Параловските Чукари*, Битола, 2006. Ал. Тр.

**СУД ЗА СУДЕЊЕ ДЕЛА ПРОТИВ МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА ЧЕСТ** – политички суд, основан надвор од правниот систем на ДФ Македонија, за дела што не биле предвидени во законодавството, а направени во војната, основан со Решение на Второто заседание на АСНОМ (30. XII 1944). Можел да ги изрекува следниве казни: одземање на националната чест, одземање на граѓанската чест, принудна работа и конфискација на имотот. Решил околу 1.500 предмети. Бидејќи имал политички карактер, казнатата постапка не била битна. Со неговите решенија не биле исклучени политички пресметки со неистомислениците.

ЛИТ: *Зборник документи АСНОМ*, т. I, кн. 2. Избор и редакција д-р Александар Христов, д-р Миле Тодоровски, д-р Новица Велјановски, Скопје, 1984. Н. В.

**СУДОВИТЕ ВО НОВ** (1941–1944) – органи на македонската револуционерна власт што се создавала во текот на борбата. Дејноста ја остварувале во партизанските одреди или во други воени единици и била зачеток на военото правосудство. Решавале граѓански спорови за имотно-правни побарувања меѓу граѓаните (ниви, меѓи, штети од добиток, делби, наследство и сл.), во рамките на дејноста на селските или градските НОО. Во 1944 г. со посебно упатство било пропишано при НОО да се организират судски оддели. Така почнало да се остварува организираното правосудство, кое кон крајот на војната го презеле специјализирани судови за разновидни спорови.

ЛИТ.:Д-р Новица Велјановски, *Народната власт во Македонија во НОВ и Револуцијата 1941–1944*, Скопје, 1983; Д-р Биљана Поповска-Неткова, *Правосудството во Македонија во НОВ 1941–1945*, Скопје 1996. Н. В.

**СУДСКИ СОВЕТ НА РМ** – самостоен и независен орган на судството во РМ. Воведен е со уставните амандмани од 2005 г. на местото на Републичкиот судски совет, кој функционираше од 1994 до 2006 г. Судскиот совет го сочинуваат 15 члена: осум избираат судиите од своите редови; пет избира Собранието на РМ, а по функција членови на Советот се и претседателот на Врховниот суд на РМ и министерот за правда. Право на глас имаат 625 судии од сите судови во земјата. Изборите се спроведени на 15. XI 2006 г. на 31 избирачко место. Осуммина судии се избрани од редот на 53 утврдени кандидати, на непосредни избори и со тајно гласање. Пет



Судската палата во Скопје: Судскиот совет на РМ и Врховниот суд

членови се избрани во 2007 г. од Собранието на РМ, од кои тројца по предлог од Комисијата за избор и именување на Собранието на РМ, а двајца по предлог од претседателот Бранко Црвенковски. Мандатот на избраните членови на Советот е шест години, со право на уште еден избор.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**СУДСКИТЕ ПРОЦЕСИ ВО ПИРИНСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА** (1933 –) – процеси на бугарските судови против борци за македонски национални права. Во 1933 г. во Разлог бил одржан судски процес на кој им се судело на македонските револуционери – комунисти: Никола Парапунов, Крсто Стојчев, Костадин Лагадинов и на припадниците на ВМРО(Об.). Во 1936 г., во Софија и во Неврокоп на големите судски процеси припадниците на ВМРО(Об.) јавно ја искажале својата македонска национална припадност. Во времето на II светска војна, на неколку судски процеси, во отсуство, на смрт биле осудени Никола Парапунов, Иван Козарев, Никола Калапчиев и други Македонци антифашисти. Во 1942 г. во Софија и во Горна Џумаја биле осудени на смрт Никола Вапцаров, Антон Попов, Атанас Романов, Гроздан Николов, Станке Лисичков и Владо Чимев. На судските процеси по Резолуцијата на ИБ (1949) бугарските судови им суделе на делегатите на Првото заседание на АСНОМ Васил Василев и Атанас Великов Атанасов. На други судски процеси, во истата година, биле изречени 3 доживотни и повеќегодишни затворски казни. Во 1958 г. на повеќегодишни казни биле осудени Стојан Георгиев-Томовичин, Кирил Рушкин, Борис Прегов, Ѓорги Поп-Атанасов и др. Во 1974 г. биле осудени Сократ Маркилов, Пандо Илиев, Илија Кочев, Томовичин и др. Во седумдесеттите и осумдесеттите години биле осудени Јордан Костадинов (актуелен претседател на ОМО „Илинден“) и други Македонци борци за национални права.

ИЗВ.: Архив на Министерството на вътрешните работи на Република България. ф. 105232, 1. III, 1, стр. 17-32; ф. 68 – 105611 во 10 тома.

ЛИТ.: Стефан Коларов, *Шестимата от дело*, No.585/1942. II изд., София, 1985; Стојан Георгиев Томовичин, *Македонија над сè*, Битола, 1990. В. Јот.



Од Обвинителниот акт на Битолскиот суд против група комунисти (19. X 1941)

**СУДСКИТЕ ПРОЦЕСИ НА ОКУПАТОРСКИТЕ ВЛАСТИ ВО МАКЕДОНИЈА (1941–1944)** – процеси против припадници на Македонското националноослободително движење. Специјализирани воено-преки (полеви) судови суделе по скратена постапка или пак, честопати, воопшто не спроведувале доказна постапка, туку суделе без докази. Првиот судски процес на бугарската власт бил спроведен на крајот од август 1941 г. против учесниците на Илинденските демонстрации во Скопје. Судски процеси биле организирани против заробените партизани, припадници на Прилепскиот и Кумановскиот партизански одред (есента 1941). Само во 1941 г. биле изречени над 40 смртни и повеќе од шеесет строги временски казни. Процесите во следните години, со развојот на ослободителното движење, продолжиле да се водат со поголем интензитет.

ЛИТ.: Д-р Александар Христов, *Скопскиот партизански одред во полициско-судските документи на окупаторот,* зб. Скопје во НОВ 1941, Скопје, 1973; Д-р Новица Вељановски, *Некои елементи на бугарското законодавство од 1941-1944 год. како средство за спроведувањето на окупаторските цели во Македонија*, „Погледи“, 5, Скопје, 1978. Н. В.

**СУКЦЕСИЈА НА СФРЈ** – правен институт со кој се регулираат правата и обврските помеѓу државата што се распадна СФРЈ и новосоздадените држави што произлегуваат од нејзиниот распад – наследнички, за прв пат спомнат во Мислењето бр. 1 (10. XII 1991) на Бадентеровата комисија, во кое се констатира процес на распаѓање на СФРЈ, подоцна и во Мислењето бр. 9 (4. VI 1992). На Лондонската конференција за Југославија се формира работна група за прашања на сукцесијата. Преговорите за прашања на сукцесијата (1992–2001) завршуваат со склучување Спогодба за прашањата на сукцесијата (29. VI 2001) во Виена. Спогодбата ги дефинира РМ, СРЈ, РБиХ, РХ и РСл како пет рамноправни наследнички на СФРЈ и ги утврдува модалитетите на меѓусебната поделба на: движниот и недвижниот имот; дипломатските и конзуларните имоти; финансиската актива и пасива; архивите; пензиите; приватниот имот и стекнатите права и други права, интереси и обврски. Спогодбата стапува во сила во 2004 г. Започната е поделбата на девизните резерви депонирани во Банката за меѓународни порамнувања, на средствата блокирани во американски финансиски институции, на средствата депонирани кај други финансиски субјекти и регулирање на долгот на СССР кон СФРЈ, како и поделба на објектите на претставништвата на СФРЈ.

ИЗВ.: *Спогодба за прашањата на сукцесијата,* 29.VI 2001 „Службен весник на РМ“, 12/02. Т. Петр.


Султанот Сулејман I Кануни

**СУЛЕЈМАН I КАНУНИ („ЗАКОНОДАВЕЦ“)** (Трабзон, 6. XI 1494 – Сигетвар, 7. IX 1566) – османлиски султан. Владеел со Македонија 46 години (28. IX 1520 – 6. IX 1566). Еден од најголемите османлиски султани, кој во историјата бил нарекуван „Величествениот“ или „Велики“. Во неговото време Османлиската Империја го достигнала својот зенит на воената моќ и во територијално ширење.

ЛИТ.: H. Ganem, *Etudes d'histoire orientale, Les sultans ottomans*, I., Paris, 1901 M. Sertoğlu, *Resimi osmanl' tarihi ansiklopedisi*, İstanbul, 1958. J. Јан.


Јусуф Сулејман

**СУЛЕЈМАН, Јусуф** (Скопје, 15. VI 1950) – поет, критичар, писател за деца, преведувач, од ромската националност. Завршил средно образование. Го формирал и го раководи Меѓународниот центар за литература, јазик и култура на Ромите во Македонија. Член на ДПМ од 1988 г.

БИБЛ.: *Мансура*, поезија, 1981; *Голтарот тој човек го научи да се бори*, поезија, 1982; *Не е време за елегии и меѓи*, поезија, препев на албански јазик, 1983; *Федаин*, поезија, 1986; *Со галија низ епохите*, поезија двојазично - на македонски и на турски јазик, 1987; *Лале*, поезија, 1997; *На Бит Пазар*, поезија, ромски - македонски, 2001; *Смртното и бесмртното во литературата на Ромите*, студија, 2002. П. Гил.

**СУЛЕЈМАН, Нафи** (с. Трново, Битолско, 1918) – комунистички деец и воен командант. Бил член на СКОЈ (1941) и на КПЈ (од јуни 1943), поради што бил прогонуван и апсен. Бил командант на чета и на баталјон, командант на Четвртата македонска шиптарска бригада (26. VIII 1944 – март 1945 и делегат на Првото заседание на АСНОМ. Непосредно по Ослободувањето бил одликуван со Орден партизанска ѕвезда од III ред (ноември-декември 1944) и се наоѓал на разни одговорни општествени должности.

ИЗВ.: „Билтен“ на ВШ на НОВ и ПОЈ, IV, 46-47, Положај, ноември-декември 1944.

ЛИТ.: Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944-1945*. (Преглед на Главниот штаб, бригадите, дивизиите, корпусите и V југословенска армија), Скопје, 1999, 97-99. С. Мл.

**СУЛЕЈМАН, Хусеин** (Hüseyin Süleyman) (Куманово, 1900 – Скопје, 1963) – раскажувач за деца и драмски автор од турската националност во РМ. Повеќе години бил учител. Како млад покажал интерес за литературата, за културното минато на турската националност во Македонија. Голем број статии од областа на литературата, историјата и културата објавил во весникот „Бирлик“. Пишувал за деца и младина, кои се објавени на детската страница на весникот „Бирлик“, на страниците на детските списанија „Севинч“ и „Томурџук“. По неговата смрт е објавена збирка раскази за деца. Пишувал и драмски творби со мотиви од народното творештво „Алиши“.

ЛИТ.: Fahri Kaya, *Gökkuşağı*, say. 9, Üsküp, 1985. А. Аго


Дестан Сулејмани

**СУЛЕЈМАНИ, Дестан,** (с. Радолишта, Гостиварско, 1. V 1930) – општествено-политички деец. Завршил Виша управна школа во Скопје. Бил претседател на младински комитет и на фабричка синдикална организација, претседател на Општинскиот синдикален совет, член на Општинскиот и на Околискиот комитет на СКМ и претседател на Општинската конференција на ССРНМ во Гостивар, како и пратеник во Стопанскиот собор на Собранието на СРМ (1970). С. Мл.

**СУЛЕЈМАНИ, Сејфедин** (Sejfedin Sulejmani) (с. Извор, Кумановско, 30. V 1938 – Скопје, 24. X 2008) – унив. професор, филозоф, литературен критичар, есеист, драмски писател. Основно образование завршил во родното место, учителска школа во Скопје, а потоа студирал филозофија на Скопскиот универзитет. Докторирал од областа на филозофските науки на Приштинскиот универзитет. Првин работел како новинар. Во 1970–74 г. бил главен и одговорен уредник во „Флака е велазеримит“. Од 1975 г., па сè до пензионирањето, работел како предавач и професор по социологија, логика и филозофија на Скопскиот и на Приштинскиот универзитет. Неговиот научен опус од областа на филозофијата, социологијата, логиката, етиката и естетиката е мошне богат. Објавил повеќе од 300 научни трудови. Автор е на неколку драми, есеи, критики и монографии. Член е на ДПМ (1970).


Сејфедин Сулејмани

БИБЛ.: *Абелард и Хелоиза*, драма, 1968; *Патиштата на животот*, драма, 1970; *Што е естетиката*, 1971; *Филозофијата и уметностите*, 1971; *Есеи*, 1975; *Скици од историјата на филозофијата*, 1976; *Naim Frasheri –koha, jeta dhe vepra* (*Наим Фрашери - време, живот и дело*), 1979; *Естетика*, I, 1981; *Естетика*, II, 1983; *Естетски паралипомени*, 1984; *Трудови и студии*, 1985; *Панта реи*, 1988; *Естетика*, 2003. А. П.

**СУЛЕЈМАНИ, Џафер** (Пермети, Албанија, 1871 – Тетово, 1948) – лекар. Медицина студирал во Цариград и Нанси. Од 1900 г. до крајот на животот работел како општ лекар во Тетово. Бил сенатор во Кралството Југославија. Уживал голем углед меѓу населението како лекар и особено поради неговите залагања за соживотот меѓу малцинствата во Тетово и Тетовско. Д. С.-Б.

**СУЛИ-АН** (Скопје, XV в.) – споменик на културата. Подигнат од Исхак-бег, вториот османлиски управник на Скопје, познат под името Стар ан. Името Сули (тур. сулу – воден) го добил подоцна по реката Серава, покрај него. Има површина од 2.101 m², со трем потпрен на 18 камени столба. Бројот на просториите на двата спрата порано изнесувал 57. Престанал да ја врши својата функција кон крајот на XIX в. Денес во него е сместен Факултетот



Сули-Ан во Старата скопска чаршија

за ликовни уметности и Музејот на Скопската чаршија.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски сӣоменици во Скоӣје*, Скопје, 1998; Dr. Hasan Kalesi, *Najstariji vakafski dokumenti u Jugoslaviji na arapskom jeziku*. Priшtina, 1972; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. „Yugoslavya", lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**СУЛТАН Јахја** (?, 1585 – Котор, 1649) – авантурист што се претставувал како син на султанот Мехмед III (1595 – 1603). Познат е по проектот за истерување на Османлиите од Балканскиот Полуостров преку востание на балканското христијанско население со помош на европските држави. Дел од неговите активности се одвивале и на територијата на Македонија.

ЛИТ.: А. Матковски, *Оӣӣорот во Македонија во време на ӣурскоӣо владеење*, IV. Буни и востанија, Скопје, 1983; Стјепан Антољак, *Султан Јахја у Македонији*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет", кн. 13, Скопје, 1962. Др. Ѓ.

**СУНЃЕРИ** (*Porifera*) – повеќеклеточни животни. Имаат најниска телесна организација. Живеат во водна средина, претежно морска, прицврстени за подводни карпи или цврсти предмети. Наполно се неподвижни и потсетуваат на растенија. Големината на телото варира, од многу мали, до гигантски форми. Обојувањето на видовите е најразлично: од жолто, портокалово, црвенопурпурно до виолетово. Во Македонија се застапени само слатководни сунѓери. Од вкупно 9 видови и 1 подвид, 5 видови и 1 подвид се ендемити (4 вида во Охридското Езеро, еден вид во Преспанското и 1 подвид во Дојранското Езеро). Најчест сунѓер е *Spongilla lacustris* L., која се среќава во Дојранското и во Преспанското Езеро, а во Охридското чест е видот *Spongilla fragilis* Leidy. Охридското Езеро се карактеризира со присуство и на ендемични видови, кои по својот облик потсетуваат на морските *Ochridospongia rotunda* Arndt. и *Spongilla stankovici* Arndt. Ендемитот *Ochridospongia rotunda* Arndt. претставува реликтен род и вид и со својата топчеста форма е многу сличен со ендемичните сунѓери од Галилејското Езеро во Палестина и од Бајкалското Езеро во Сибир. Живее во сублиторалот на Охридското Езеро на длабочина до 70 m. Води седентарен начин на живеење, прикрепен за черупките од школката *Dreissena polymorpha* L.



Топчести охридски сунѓери

ЛИТ.: W., Arndt, *Ochridospongia rotunda n.r.,n.sp., ein neuer Süsswasser-schwam aus dem Ohridsee*, Arh. Hydrobiol., 1937, 31: 636-667; Z. Car, *Spongila lacustris (L.)*, „Glasn. Hrv. Prirodslov. Druшtva", Zagreb, 1898, 10-28; Slave Hadzisce, *Beitrage zur Kenntnis der Spongiliden fauna der Grossen Mazedonichen Seen (Dojran, Prespa un Ohridsee)*, Recueil des Travaux Station Hydrobiologique, Ohrid, 1953, 3: 73-104; J., Gilbert, Slave Хаджише, *Ohridospongilla stankovici n.g., n.sp. and Ohridospongia interlithonis n.sp. sponges from Lake Ohrid*, 1982; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**СУПЕРВИЗИЈА НА БАНКИТЕ ВО РМ** – збир на активности за контрола на усогласеноста на банките со домашните и меѓународните прописи и банкарски стандарди со цел да се обезбеди здрав



Народната банка на РМ, Скопје

и стабилен банкарски систем. Непосредно по монетарното осамостојување на Македонија, супервизорската функција на централната банка се наоѓа во зачеток. За потребите на лиценцирањето и контролата на банките, во ноември 1992 г. е формирана Дирекција за супервизија во рамките на Централната банка. Заради вклучување во модерните текови на банкарската супервизија, во текот на 1996 г., НБРМ купува акции во Банката за меѓународни порамнувања во Базел (BIS), а истата година таа станува членка на Групата банкарски супервизори од Централна и Источна Европа. Во текот на 1994 г. донесена е основната подзаконска регулатива од областа на супервизијата за мерење на солвентноста на банките и оцена на квалитетот на активата. Како резултат на овие активности, веќе на крајот од 1994 г. и почетокот на 1995 г. НБРМ ги врши првите непосредни контроли засновани врз т.н. CAMEL рејтинг-систем. Притоа, во овој период, супервизорите утврдуваат бројни проблеми во работењето на банките и штедилниците, како: висок процент на ризични пласмани, нетранспарентна акционерска структура, несоодветна книговодствена евиденција, несоодветни системи на внатрешна контрола и системи на управување итн. Во втората половина на 1999 г. НБРМ презема активности за усогласување на супервизорската функција со Базелските принципи за ефикасна банкарска супервизија и доаѓа до издвојување на теренската од вонтеренската супервизија. Во текот на 2000–2002 г., врз основа на новите законски прописи, е донесен пакет-одлуки од областа на супервизијата со кои се регулираат повеќе прашања, како: пресметката на адекватноста на капиталот, оценувањето на кредитниот ризик, следењето на ризикот на земјата, следењето на лимитите за кредитна концентрација, управувањето со ликвидносниот ризик, спроведувањето супервизија на консолидирана основа, управувањето со ризикот на девизниот курс итн. Во текот на 2004 г. доаѓа до одделување на супервизорската и регулативната функција на НБРМ преку формирање две посебни дирекции, а во 2005 г. започнуваат активности за постепена примена на Новата капитална спогодба (Basel II). Врз основа на овие активности, денес, капацитетот на банкарската супервизија во Македонија е значително зголемен, со постојана тенденција за следење и прифаќање на меѓународните супервизорски стандарди.

ЛИТ.: Кики Мангова Пољавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006, 159-161. Г. П.


Артур Сурмејан

**СУРМЕЈАН, Артур** (Истанбул, 15. V 1915 – Скопје, 2. VI 1977) – оперски певец, тенор, првенец на Операта на МНТ. Пеење учел кај П. Холотков. Бил солист во Пејачкото друштво „Вардар“. Во 1935 г. го одржал својот прв солистички концерт. Во Операта на МНТ работи од 1947 до 1971. Реализирал повеќе од 35 поголеми и помали улоги. Позначајни остварувања: Манрико *(Трубадур),* Каварадоси *(Тоска),* Дон Хозе *(Кармен),* Војводата од Мантова *(Риголето),* Радамес *(Аида),* Рикардо *(Бал под маски),* Јеник (*Продадена невеста,)* Миќо *(Еро од оној свет),* Ленски *(Евгениј Онегин),* Црнољуб *(Цар Самуил).* Ф. М.


Хазарос Сурмејан

**СУРМЕЈАН, Хазарос** (Скопје, 21. IV 1943) – балетски играч. Балетското образование го завршува во Балетското училиште во Скопје, во класата на А. Доброхотов. Член е на Балетскиот ансамбл при МНТ (1958-1961). Играч со сигурна балетска техника и со чувство на танцова поддршка и партнерство. Солист на балетите во Келн и во Минхен (1961-1965), а од 1966 г. и во Националниот театар во Торонто. За балетската сцена при МНТ го кореографира делото на С. Прокофјев „Ромео и Јулија“ (1987), а подоцна (2003) и претставата „Ана Каренина“ (П. И. Чајковски).

*УЛОГИ:* Бенволио (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“), Џокер (Џ. Росини, „Фантастичен дуќан“), Бесмртниот кашчеј (И. Стравински, „Жар-птица“) и др. Ем. Џ.

**СУРОВА (СУРВА)** – именување на Новата година според стариот календар. Името доаѓа од суровењето, удирањето на луѓето и стоката (особено болните и изнемоштените) со сурови прачки, со верување дека ќе иницираат здравје и среќа. И во песните се пее: „*Сурова, сурова година...*“ Обичаите ги изведуваат одделно децата, одделно возрасните. Децата палат оган на сретселото, потоа одат по домовите и пеат василичарски песни, ги суроват домашните и за тоа добиваат дарови. Возрасните пак се организираат во поголеми дружини, пеат песни, изведуваат драмски игри со многу вулгарни содржини, ги суроват луѓето, ги бркаат демоните, но кажуваат и многу благослови за среќна и плодна година.

ЛИТ.: *Српски народни обичаји у Ђевђелиској кази.* Прикупио и описао Стефан Тановић, учитељ, Београд, 1927; Вера Кличкова, *Божиќни обичаи во Скопската Котлина,* „Гласник на Етнолошкиот музеј“, 1, Скопје, 1960; Наум Целаковски, *Дебарца, обреди и обредни игри,* Скопје, 1984; Марко Китевски, *Македонски празници,* Скопје, 2001. М. Кит.

**СУРЏЕЛ** (Jasminum fruticans L., фам. Oleaceae) – полузимзелена грмушка од источниот Медитеран и од Западна Азија. Леторастите се зелени, листовите сложени, ситни, триделни. Цветовите се жолти, собрани по 2-5 на куси, странични гранчиња. Плодот е црна, сува бобинка. Елемент на псевдомакијата и шибјаците во Повардарието. Ал. Анд.


Сурџел

**СУШЕЊЕ НА ДРВОТО** – систем од методи и техники за отстранување на непотребната вода (влага) од дрвото. Намалувањето на водата во дрвото се изведува со сушење. За сушење на масивното дрво се користат следниве начини: сушење без доведување топлина и сушење со доведување топлина (вештачко-термичко сушење). Во првата група влегуваат: природното (атмосферско), механичкото и биолошкото сушење. Во втората група влегуваат: конвективното и контактното сушење, сушењето со радијација, со прегреана водена пареа, со високофреквентна електрична енергија, во вакуум, со хидрофобни течности, со сончева енергија и со хемиски средства. Најголема практична примена имаат природното сушење (на отворен простор, под стреи или комбина-

ција од двете) и конвективниот метод (сушење во специјални објекти – сушилници). Покрај сушењето на масивното дрво, постојат методи и техники за сушење на фурнири и дрвени иверки. Сушењето на фурнирите се врши по вештачки пат во сушилници (кај некои сечени фурнири и по природен пат), додека сушењето на дрвените иверки се врши само по вештачки пат. Б. Ил.

**СУШЕЊЕ ОВОШЈЕ И ЗЕЛЕНЧУК**. Во минатото Малешевијата и Пијанец тежеа од сливи. Се одгледуваше малешевската сина слива, која е најквалитетна за сушење и за други преработки. Сливите се сушеа во примитивни сушници со дрва, наречени фурни. Со товарен добиток се продаваше во Солун и на други пазари. Штитестата вошка и шарката наполно ја уништија оваа слива. Последниот караван од триесетина камили е товарен со суви сливи во с. Робово, Беровско. Селекционирани се отпорни клонови од оваа слива, со кои може да се врати златното време на малешевската слива. Во РМ се сушат по 200–300 t овошје и шумски плодови, во класични сушници на течно гориво. Последниве десетина години Катедрата за овоштарство од Скопје испитуваше два типа соларни сушници – германска („Hohemheim“) и ерменска. Ерменската се покажа подобра, а модифицирана е за интервентно вклучување на струја, во случај на дожд. Соларното сушење е многу поекономично и поквалитетно во однос на класичното со гориво. Б. Р.



Сценографија на Б. Костовски за претставата „И бол и бес“ од С. Јаневски (1975)

**СУШЕЦ, Ѓуро М.** (Загреб, Хрватска, 21. VI 1914 – Загреб, 1976) – спец. ортопед, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на Мед. ф. во Загреб во 1939 г. Во 1947 г. станал специјалист по ортопедија. Бил основач и прв редовен наставник по ортопедија на Мед. ф. во Скопје, прв директор на Ортопедската клиника (1957– 1969) и прв претседател на Секцијата за ортопедија и трауматологија при МЛД. Објавил повеќе значајни трудови во „Acta Orthopaedica Iugoslavica“. Ѓ. З.

**СЦЕНОГРАФИЈА** – уметничка дисциплина за создавање амбиенти наменети за претстави. Сценографијата подразбира употреба на светлина, звук, облека, изведба, конструкции и просторно уредување. Претставува заедничка, усогласена замисла и на режисерот и на визуелниот уметник во врска со одредена сценска претстава или филм. Во Македонија во поново време со сценографија се занимавале Т. Владимирски, Б. Костовски, Д. Кондовски, В. Ѓорѓиевски, П. Минов, К. Џидров, В. Светозарев и др. Ал. Цв.

# Т


Гарабет Тавитијан

**ТАВИТИЈАН, Гарабет** (Скопје, 26. IV 1953) – перкусионист, еден од оформувачите на групата „Леб и сол“ (1976). Во 1990 г. ја основал и групата „Парамециум“. Се занимавал и со творештво, создавајќи и музика за театарски претстави („Диво месо“, „Дупло дно“ и др.) и филмска музика („Шмеќер“; „Ослободување на Скопје“). Има обемна дискографија со „Леб и сол“, „Парамециум“ и солистички изданија. М. Кол.


Иван Тавчиоски

**ТАВЧИОСКИ, Иван Спиров** (Прилеп, 25. XI 1923 – Скопје, 12. V 2001) – спец. по дентална патологија и терапија, професор на Ст. ф. Хабилитирал во 1961 г. Публикувал 85 статии. Бил директор на Стоматолошките клиники, раководител и шеф на Катедрата за дентална патологија и терапија, продекан на Мед. ф. и четири мандати декан на Ст. ф. Бил иницијатор за воведување постдипломска настава на Ст. ф., за основање на стручното гласило „Македонски стоматолошки преглед“ и за отворање стоматолошка библиотека. Е. М.

**ТАЕН МАКЕДОНСКО-ОДРИНСКИ КРУЖОК** (ТМОК) (С.-Петербург, 1900–1906) – тајна револуционерна и добротворна асоцијација на македонските студенти во С.-Петербург, филијала на ТМОРО во Русија. Иницијатор и прв претседател е студентот на Духовната академија Иван Сапунаров (од Костурско). На првиот состанок на ТМОК (12. XI 1900) во Протоколната книга е запишано: „Нашиот кружок има цел да го помага материјално македонското дело и, според своите можности, да го следи одот на тоа дело“. По два дена се запишани и средствата за постигнување на целта: „1. членски внос (по 50 копејки месечно), 2. лотарија и откупување на правото на бифето во време на претполагани концерти, 3. лотарија од книги, 4. собирање стари алишта, 5. во случај на некоја катастрофа да се праќаат апели до школските институции овде“. Меѓу десетте основачи се наоѓа и К. П. Мисирков. ТМОК веднаш се поврзува со ВМК во Софија и со ЦК на ТМОРО во Солун. Кога Сапунаров дипломирал, бил назначен за учител во Солунската гимназија и бил кооптиран за член на ЦК на ТМОРО, претседател на ТМОК станал Д. Ласков, а секретар Хр. Шалдев (1901). Кога и Ласков дипломирал, претседател на ТМОК станува веќе постдипломецот К. П. Мисирков, а секретар останува Шалдев. Во тоа време веќе се формирани такви кружоци и на руските универзитети во Киев, Москва и Казан, а подоцна и во Одеса. Меѓусебно се поврзани и се во услуга на ослободителното дело. На 28. X 1902 г. е основано и Македонското научно-литературно другарство и сите членови на ТМОК стануваат и негови членови, а Мисирков и прв потписник. Собраните средства ги испраќаат во ЦК. Особена дејност ТМОК развива во времето на Горноџумајското востание, кога добиваат информации од Македонија и ги пласираат во рускиот печат. Самите членови се задолжени да го следат редовно рускиот, германскиот, францускиот, бугарскиот и српскиот печат, а поединци (Мисирков) настапуваат и со свои статии за македонското прашање. На 17. X 1902 г. ТМОК испраќа опширен меморандум до претседателот на СПб. словенско благотворно друштво за Македонија и ослободителната борба. Соработуваат со другите словенски друштва, особено со Бугарското во С.-Петербург. Се водат информативни разговори со истакнати личности од општествено-политичкиот и научно-културниот живот во Русија и


Запис во Протоколната книга на ТМОК во С.-Петербург (1900)

за дознаените информации ги запознаваат ЦК и ВМК. Во ноември 1902 г. Мисирков заминува во Битола, а претседател на ТМОК станува Н. Христов. Секретарот Хр. Шалдев е поврзан со бугарскиот егзарх и интригира против Мисирков и Д. Чуповски и против дејноста на МНЛД. Во Илинденското востание неколку членови земаат и активно учество, а еден од нив и загинува. Подоцна се формира Централно биро на Македонско-одринската организација во Русија што ги обединува сите кружоци (друштва), но во 1906 г. веќе ја прекинува дејноста, стапувајќи „врз почвата на интернационализмот“.

ИЗВ.: АОИНИ, Скопје, ф. Хр. Шалдев, Архивата на ТМОК во Петроград и Киев.

ЛИТ.: Ѓорѓи Абаџиев, *За односот на Македонската колонија во Петроград кон македонското прашање,* „Гласник на ИНИ“, III, 1, 1959, 107–111; Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон...,* Скопје, 1966, 159-186 и 338-345; истиот, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Скопје, 1978, 131-180. Бл. Р.

**ТАЖАЧКИ ПЕСНИ** – лирски обредни песни со епски елементи,

составен дел на култот кон покојниците. Создавани се главно од жени, како неразделен дел од погребниот ритуал. Некогаш ги исполнуваат интерпретаторки што не се во роднински врски со покојниот, а има случаи и на професионални тажачки. Во нив се регистрирани многу настани од минатото, од насилства и војни до болести, епидемии и несреќи. Посебно интересни се записите на Марко Цепенков, кои по многу нешто имаат печат на неговата лична творечка итервенција.

ЛИТ.: Марко К. Цепенков, *Македонски народни умотворби,* книга прва, *Народни песни.* Редактирал д-р Кирил Пенушлиски, соработник Блаже Петровски, Скопје, 1972; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; Марко Китевски, Македонска народна лирика, (Обредни песни), Скопје, 1997. М. Кит.

**ТАИПИ, Таип** (с. Асамати, Ресенско, 26. X 1924 – Белград, 19. X 2001) – политички деец. Завршил правен факултет. Бил учесник во НОБ (од 1941) како заднински соработник, а потоа како борец во Битолско-преспанскиот НОП одред (од јули 1943), во Првата, а потоа во Третата македонска НОУ бригада. По Ослободувањето бил на разни раководни должности во ЈНА (до 1956), а потоа бил стручен соработник и секретар на Сојузното јавно обвинителство (1956–1966), републички секретар за правосудство на СРМ (1966 – март 1969) и пратеник во Соборот на народите на Собранието на СФРЈ (1970).

БИБЛ.: *Учеството на борците од Тетово и Тетовско во IV (VII) бригада,* Тетово и Тетовско во НОВ 1941–1945. кн. втора, Тетово, 1991, 114-120. С. Мл.

**ТАИРИ, Џемаил** (Струга, 1924 – Струга, 1990) – работник и политички деец. Како учесник во НОБ (од 1943) бил политички комесар на чета и заменик политички комесар на баталјон, демобилизиран како резервен капетан на ЈНА. По Ослободувањето работел, главно, како професионален политички работник и меѓу другото, бил секретар на Општинскиот комитет на СКМ во Струга, народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ и член на Главниот одбор на ССРНМ. С. Мл.

**ТАЈАНЕ** – календарски обичај поврзан со празникот Раѓање на свети Јован Крстител – Иванден (7. VII/24. VI). Најдолго се задржал во Прилепско, Битолско и Крушевско. Вечерта спроти Иванден групи момчиња и девојки собирале билки, со кои закитувале едно ѓумче и го полнеле со вода од три чешми. Едно го носело ѓумчето на главата и него го викале Тајане, а другите оделе околу него и му пееле пригодни песни. Утрото групата со Тајането одела по дуќаните, каде што исто така пееле песни и собирале дарови, од кои подоцна правеле заедничка вечера. Притоа се пеело: *Тајане, Бојане, имаш брат свети Јоване...* Во Битола спроти Иванден на ѓум нанижувале секакви цвеќиња и му клавале тељ од невеста што гувеела. Во Крушово во ѓумот момите клавале прстења и на онаа што ќе бидел пообелен, таа мома побрго ќе се мажела. Во Преспа со многу обичаи и верувања девојките правеле кукла Иванка која ја шетале низ улиците, пееле песни и собирале дарови.

ЛИТ.: Лепа Спировска, *Кон проучувањето на обичајот Тајане во некои места на Македонија,* „Македонски фолклор“, VI, 12, Скопје, 1973; *Сборник за народни умотворения наука и книжнина,* т. VIII, София, 1896, 144. М. Кит.

**ТАЈВАНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Се воспоставуваат по потпишувањето на документот за воспоставување дипломатски односи во Тајпеј од страна на министерот за надворешни работи на РМ Александар Димитров (27. I 1999) и Одлуката на Владата на РМ (8. II 1999) за воспоставување дипломатски односи со Р Кина–Тајван. На 29. I 1999 г., претседателот на РМ Киро Глигоров има обраќање кон јавноста, а на 23. II 1999 г. и пред Собранието на РМ, во кое изразува несогласување со воспоставувањето дипломатски односи со Тајван и укажува на преземената обврска за непризнавање на Тајван со Договорот за воспоставување дипломатски односи со НРК (12. X 1993). Воспоставувањето на тајванско-македонските односи предизвикува суспензија на односите Пекинг – Скопје. Претседателот Борис Трајковски не ги прима акредитивните писма на вонредниот и ополномоштен амбасадор на Република Кина–Тајван Питер Ченг, сè до прекинот на дипломатските односи помеѓу РМ и РК (18. VI 2001). До тој датум Вера Модану е вршител на работите во Амбасадата на РМ во Тајпеј.



Тајванскиот премиер на оро по свеченото почнување на градбата во Слободната економска зона „Бунарџик“ во Скопје

ИЗВ.: *Одлука на Владата бр. 23-559/1,* „Службен весник на РМ“, 7/99.

ЛИТ.: Ахил Тунте, *Република Македонија-прва декада (1990-1999),* Скопје, 2005. Т. Петр.



Рудникот „Тајмиште“

**ТАЈМИШТЕ** – рудник на Fe руда, кој се наоѓа на источните падини на планината Бистра. Тој е карактеристичен претставник на вулканогено-седиментни наоѓалишта на железо. Локализиран е во вулканогено-седиментна средина изградена од различни видови карпи, при што рудната минерализација е ограничена на продуктивниот хоризонт со дебелина од повеќе десетици метри. Моќноста на рудните слоеви е од неколку сантиметри до повеќе од 20 m. Во поглед на минералниот состав во наоѓалиштата се забележува присуство на силикати на железото и сидерит. Примарниот минерален состав на оруднувањето под влијание на подоцнешните метаморфни процеси и тектонски раздробувања претрпел интензивни промени, па така дешифрирањето на примарниот вид на појавување честопати е отежнато. Содржината на Fe во рудата се движи во дијапазон од 32 до 37% Fe.

ЛИТ.: Д. Смилков, *Металогенија рудне зоне Тајмиште, Западна Македонија,* РГФ, Белград, 1994. Т. Сер.

**ТАЈНА ОСЛОБОДИТЕЛНА МАКЕДОНСКА ОРГАНИЗАЦИЈА (ТОМО)** – македонска национална и политичка организа-

ција во Егејскиот дел на Македонија, основана во Воден на 20. I 1945 г. Организацијата била раководена од 7-члено раководство на чело со Вангел Ајановски-Оче. На 28. IV 1945 г. ТОМО влегла во составот на Македонскиот народноослободителен фронт (НОФ).

ЛИТ.: В. Ајановски-Оче, *Егејски бури*, Скопје, 1975. Ст. Кис.

**ТАКИ, Хамид** (с. Ваксинце, Кумановско, 8. V 1924) – политички деец. Бил учесник во НОБ (од 1941), член на КПМ (од 1943), заменик политички комесар и политички комесар на баталјон на НОВ и ПОМ. По Ослободувањето бил на разни раководни должности во ЈНА (до 1948), ја завршил Вишата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ во Белград и студирал на Филозофскиот факултет. Извршувал значајни политички должности: член на Бирото на Обласниот комитет на КПМ, секретар на Обласниот народен одбор и секретар на Околискиот народен одбор во Куманово; секретар на Општинскиот комитет на СКМ, директор на рудник и претседател на Собранието на Општината во с. Липково. Исто така, бил претседател на Околискиот одбор на СЗБНОВ, организационен и политички секретар на Околискиот комитет на СКМ во Куманово, член на ЦК на СКМ, член на постојаниот дел на Конференцијата на СКМ и секретар на Републичкиот одбор на СЗБНОВ на Македонија. Носител е на Партизанска споменица 1941. С. Мл.


Јован Таковски

**ТАКОВСКИ, Јован** (с. Умлена, Берово, 18. III 1942) – теолог, свештеник, професор, преведувач. Завршил богословија во Приштина, Богословски факултет во Белград (1967), Филолошки факултет во Скопје (1980), а постдипломски студии во Париз. Докторирал како прв доктор по теолошки науки на Богословскиот факултет „Св. Климент Охридски“ во Скопје. Работел во Богословијата и на Богословскиот факултет во Скопје. Бил декан (2001–2004) на Факултетот и визитинг професор (2006) при Мелбурншкиот универзитет во Австралија. Ракоположен за ѓакон (1973) и во свештенички чин (1993). Член на литературните преведувачи на Македонија. Автор на повеќе преводи и на научни прилози и одделни публикации. Учесник на научни трибини и собири во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Црковнословенска граматика со црковнословенско-македонски речник*, Скопје, 2004; *Просветението во теологијата на св. Климент Охридски*, Скопје, 2006. Ал. Тр.


Коста Талаганов

**ТАЛАГАНОВ, Коста** (Скопје, 4. I 1939) – градежен инженер, редовен професор од областа на сеизмологијата. Дипломирал на Градежниот факултет во Скопје. Во ИЗИИС завршил постдипломски и докторски студии и работел како раководител на отсек, заменик-директор и директор (1976– 2004). Бил член на Агенцијата за евалуација на високото образование на РМ; директор на Меѓународниот курс за асеизмичко градење и на регионалните постдипломски студии во ИЗИИС. Има извршено голем број истражувања во земјотресното инженерство, со специјалност динамиката на почвите и сеизмичкиот ризик. Објавил повеќе од 100 научни и стручни труда во меѓународни списанија и конференции. Едитор е на книгата „Computational Structural Dynamics“ (A. A. Balkema, 2002). Престојувал на Беркли универзитетот во Калифорнија (САД), на Универзитетот во Токио (Јапонија) и на Универзитетот во Адис Абеба (Етиопија). Бил национален делегат во Европската асоцијација за земјотресно инженерство. Ги предавал предметите Динамика на почви и фундаменти и Асеизмичко проектирање на брани. К. Тал.

**ТАЛЕВСКИ, Владимир** (Кичево, 7. III 1959) – актер и режисер. Дипломирал актерска игра на ФДУ во Скопје (1983). Од 1983 г. е член на Народниот театар во Битола, потоа градоначалник од ВМРО ДПМНЕ.

УЛОГИ: Силјан („Црна дупка“), Хамлет (во истоимено дело), Мајсторот („Мајсторот и Маргарита“), Ангеле („Отепувачка“) и др.


Владимир Талевски

РЕЖИИ: „Малограѓанска свадба“, „Операција Лир“, „Болва в уво“, „Будење“, „Балкански шпион“. Р. Ст.


Благоја Талески

**ТАЛЕСКИ, Благоја Петров** (псевд. Иван) (Прилеп, 17. I 1924 – Скопје 26. III 2001) – припадник на работничкото и на ослободителното движење, политичар и државник. Бил член на КПЈ (од 1940) и учесник и организатор на партизанските одреди во НОБ, член на МК на СКОЈ, секретар на МК на КПЈ и член на Воениот штаб во Прилеп. Од април 1943 г. бил секретар на Вториот обл. ком. и дејствувал на терен за проширување на востанието. По Ослободувањето вршел високи партиски и државни функции: член на ЦК и на ИК на КПМ, член на ЦК на СКЈ, претседател на Сојузот на синдикатите на Македонија, генерален директор на „Југотутун“ и два мандата претседател на Собранието на СРМ.

ЛИТ.: *Претседатели на Собранието на Република Македонија (1944–2004)*, Скопје, 2004. О. Ив.

**ТАЛЕСКИ, Борка Петров** (псевд. Црниот, Модерното, Октопод) (Прилеп, 19. VIII 1921 – с. Плетвар, Прилепско, 2. III 1942) – политички деец, учесник во напредното студентско и ослободителното движење, афирматор на македонската нација. Во 1939 г., како член на КПЈ, учествувал на Илинденските демонстрации (1940) во Прилеп и говорел за ослободување на Македонија. Бил затворан. Во 1941 г. бил избран за член на Бирото на ПК на КПЈ. Не прифаќал мешање на БКП во македонската


Борка Талески

партиска организација, поради што бил исклучен од активностите за зацврстување на партиските организации. Учествувал во организирањето на партизанските одреди и во нападот извршен во Прилеп на 11 октомври. На пат за Прилеп загинал од бугарска заседа. Прогласен е за народен херој.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1973. О. Ив.


Тамбури

**ТАМБУРА** – општ термин за повеќе видови жичени инструменти, кои според обликот меѓусебно многу не се разликуваат. Разликата се состои во бројот на гласовите (и жиците), од каде што произлегуваат разните термини за овој инструмент. Така, едногласната тамбура од две унисони жици се вика *лит̄арка* или *ик̄ит̄еллија*, двогласните тамбури од четири жици (две по две унисони) се викаат *чет̄ворка, чифт̄елија, карадузен, бозук* или *шест̄орка* (на две места по три унисони жици). Кај сите нив тонот се добива со мали удари врз жиците со перце. Долги се околу 750–900 mm (вратот 360–500 mm, а корпусот 250–300 мм). Нивната најчеста функција е да ги придружуваат народните песни.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народнит̄е музички инст̄румент̄и во Македонија*, Скопје, 1986, 39. Ѓ. М. Ѓ.

**ТАНАСКОВА, Фиданка Цветкова** (с. Зрзе, Прилепско, 12. II 1948) – новинар и публицист. Студирала на Правниот факултет во Скопје. Првин била новинар на в. „Студентски збор", а потоа соработник и уредник на Политичката рубрика и рубриката Македонците во светот на в. „Нова Македонија" (1971–2004). Во повеќе наврати остварила подолги престои во Австралија, САД и Канада. Почнувајќи од 1992 г,. до денес е редовен известувач на повеќе медиуми на македонски јазик на нашите сонародници во светот: „Македонски глас" (Торонто, Канада), Државната радио мрежа СБС (Австралија), радиото Вестдојче рундфунг (Келн и Берлин), в. „Македонија-Европа" (Дортмунд, Германија) и Радиопрограмата на македонски јазик „Три ипол зед" (Мелбурн, Австралија). Учествувала на повеќе меѓународни симпозиуми (Белград, Истанбул, Мелбурн и Сиднеј). Освен тоа, била претседател на Музичката младина на Македонија (1976–1982), секретар и потоа претседател на Здружението на новина-


Фиданка Танаскова

рите на Македонија (1987–1992), претседател на Здружението за граѓанска иницијатива, член на Советот на ССМ, член на Матицата на иселениците и Иселеничкиот совет при Министерството за иселеништво на Владата на РМ, активист и главен и одговорен уредник на в. „Солидарност" на Црвениот крст на Македонија (1992–2008). Сега е главен и одговорен уредник на Издавачката куќа „Македонска искра" во Скопје.

БИБЛ.: *Вист̄ината за Мет̄одија Андонов-Чент̄о*, Скопје, 1990; *Македонски вознес*, Скопје, 1994 (со коавтор); *Поет̄ски иселенички меридијани*, Скопје, 1996 (со коавтор); *Македонцит̄е од Хамбург*, Скопје, 1998 (со коавтор); *Од Ресен до Мелбурн*, Скопје, 2003. С. Мл.

**„ТАНЕ ЦАЛЕСКИ" АД – Кичево** – фабрика за навојни производи од жица. Изградбата започнала во 1962, а производството на завртки и навртки во 1964 г. Производниот процес се базира врз технологијата на ладно ковење на жица во алат и тоа: завртки и навртки со димензија од М 20 mm, при што технолошкиот процес е заокружен од подготовката на жицата до добивањето на готовиот производ. Производството на навојни и жичени производи изнесува околу 3.000 t/год. изработени по стандарди за ваков вид производи, како и специјални производи. Главен купувач на производите се фирми од земјата, како и фирми од Чешка, Унгарија, Грција, Турција, Словенија, Хрватска, Србија и Црна Гора. Сл. А.

**ТАНЕВСКА, Мими** (Скопје, 17. III 1956) – актерка и педагошки


Мими Таневска

работник. Дипломирала на Отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје (1984). Член е на Драмата на МНТ (1985–1999), а потоа работи во ФДУ во Скопје. Освен на матичната сцена, настапувала и на сцените низ Републиката.

УЛОГИ: Флејтиската („Кланица"), Грета („Македонски состојби"), Стојна („Глогов џбун"), Дорина („Тартиф"), Жената („Малограѓанска свадба"), Петунија („Ништо без Трифолио"), Цвета („Црна дупка"), Марта („Dies iraes"), Кастели Глембај („Глембаеви"), Љубов Андреевна („Вишнова градина");, Јелица („Лажа и паралажа") и др. Р. Ст.


Јосиф Таневски

**ТАНЕВСКИ, Јосиф** (Скопје, 1945) – инж. технолог, унив. професор, основач на Движењето на екологистите на РМ. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1970). Магистрирал (1975) и докторирал (1985) на Универзитетот во Загреб. Имал повеќе специјализации на универзитетите во Париз и во Хамбург. Од 1975 г. е координатор во Институтот на „Алкалоид" – Скопје. Бил професор по хемија на Универзитетот во Оран, Алжир (од 1985). Ја формира и ја развива фирмата „Фармахем" (од 1990). Пионер во заштитата на животната средина во Македонија. Основач на друштвото „Опстанок" и претседател на Движењето на екологистите. Автор е на студии, елаборати и научни трудови. Св. Х. Ј.

**ТАНЕВСКИ, Стефан** (Скопје, 7. IV 1918 – Скопје, 16. II 1997) – поет, драмски писател. Завршил Медицинско училиште. Пишува стихови на македонски јазик (од 1935 г. поемата „Гоце Делчев".



Стефан Таневски

Подалечното македонско историско минато, крвавите битки, делбите и преселбите, измамите и поразите, легендите и преданијата се теми во неговите драмски творби.

ДЕЛА: стихозбирка *Ноќни бразди*, Ск., 1975; историски трагедии: *Ивац*, Ск., 1962; *Владимир и Косара*, Ск., 1967 и *Рог*, Ск., 1968.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ртовски, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали, I,* Скопје, 1980, 346–347. В. Тоц.

**ТАНЕСКИ, Борис** (с. Пештани, Охрид, 28. V 1943) – град. инж., директор на Заводот за испитување материјали и развој на нови технологии „Скопје" во Скопје (од 1978). Во Заводот работи од 1971 г. во реализација на многубројни објекти во земјава и во странство, а како добар организатор е заслужен за развојот и враќањето на Заводот во рамките на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Љ. Т.

**„ТАНЕЦ", ансамбл за народни игри и песни на Македонија.** Основан е на 24. III 1949 г. Прв директор бил Мане Чучков, а прв уметнички раководител Живко Фирфов. Првиот официјален настап го имал на 24. VI 1950 г. Наредниот месец го имал првото претставување во странство во Ланголен (Англија), каде што со изведбата на „Тешкото" ги воодушевил публиката и стручното жири и го освоил првото место со максимален број поени. Оттогаш Т. одржал над 1.000 концерти на големите сцени во светот, вклучувајќи ги и прочуените Карнеги хол и Сиднејската оперска куќа, како и неколку илјади во Македонија. Од неговите редови излегле плејада извонредни македонски уметници (В. Илиева, А. Сариевски, В. Лазарова, П. Атанасовски, М. Коларовски и др.), голем број играорци и кореографи (Д. Матевски, А. Коларовски, Г. Василев, С. Каранфилов и др.). Го раководеле многу видни музички и културни дејци, меѓу кои и Т. Прокопиев, Т. Леов, М. Коловски и др. Заради својата плодна активност на полето на негувањето и презентирањето на македонскиот фолклор, се смета за своевидна „академија на македонскиот музички фолклор", а богатството народни носии со кои се претставувал по светските сцени ги предизвикало музичките аналитичари да го наречат „подвижен музеј". На репертоарот на Т. во изминатите децении биле околу 100 кореографски постановки и неколку стотини народни песни и ора. Според истражувањето на Е. Дјунин и С. Вишински од деведесеттите години на XX в., над 80% од сите кореографски постановки во Македонија потекнуваат од Т. Некои од нив („Тешкото", „Невестинско", „Драчевка", „Калајџиско" и др.) станале антологиски и влегле во репертоарот на повеќето КУД од Македонија, а други („Русалии", „Џамала", „Арамиско", „Женско чамче" и др.) ги поставува и презентира единствено Т. За својата исклучително плодна дејност Т. ги добил речиси сите општествени награди и признанија во поранешна Југославија и во Македонија.

ЛИТ.: *Танец (1949–1999). 50 години амблем на македонската култура и уметност,* Скопје, 1999. М. Кол.



„Невестинското оро" во сценска изведба на Ансамблот „Танец"

**ТАНЗИМАТ** (тур. tanzimat-i hayriye – благотворни уредби) – назив за реформите воведени во Османлиската Империја со Гулханскиот хатишериф (1839) по кои и периодот што следел бил наречен „Танзимат". Биле гарантирани безбедноста на животот, честа и имотот, бил укинат закупот на даноците, биле воведени нови правила за регрутација во војската, слободно градење, доградба или реновирање на црквите и манастирите, како и полна рамноправност пред законот на сите султански поданици, без разлика на нивната вера, народност и имотна положба.

ЛИТ.: Erik J. Zurcher, *Turkey. A Modern History*, London – New York, 1996; *История на Османската империя*, под редак. на Робер Мантран, София, 1999. Др. Г.

**ТАНЦОВ ОРКЕСТАР НА МРТ** – прва македонска оркестарска формација според стандардите на светските оркестри од тој вид, формирана во 1956 г. Произлезе од дотогашниот Мал радио ансамбл, а го сочинуваа петнаесетина професионални музичари раководени од Д. Ѓаконовски-Шпато. Овој оркестар, благодарејќи и на аранжманите на Шпато, има современ и професионално артикулиран звук, што беше импулс за македонските автори на популарна музика што се јавија потоа. Во наредните децении ТО на МРТ израсна во респектибилен бигбенд на тогашните југословенски простори, што го потврдуваат и бројните награди на фестивалот во Раденци, Словенија. Реализирал над 2.000 снимки за потребите на програмата на МРТ. М. Кол.



Костадин (Динка) Танчев

**ТАНЧЕВ, Костадин (Динка)** (Валандово, 7. VIII 1940) – графичар, сликар, дизајнер, професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје, основоположник на современиот графички дизајн во РМ. Дипломирал на Академијата за применети уметности во Белград (1967). Како графичар остварува геометризирана визуелна структура, а како сликар создава во духот на поетскиот реализам. Излагал самостојно во Скопје и во повеќе европски градови. Ал. Цв.



Љубомир Танчев

**ТАНЧЕВ, Љубомир** (Прилеп, 9. VII 1945) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1992) по предметите Брани и Хидротехнички објекти. Завршил постдипломски студии во Делфт, Холандија (1978/1979), докторирал во Скопје (1988). Учествувал во повеќе проекти од хидротехниката. Објавил преку триесет научни труда и четири книги од кои најзначајна е „Брани и придружни хидротехнички објекти“ (награда „Гоце Делчев“, 2005), издадена и на англиски јазик (Taylor S. Fransces, London, 2005). Бил декан (1999–2003) и претседател на Македонскиот комитет за големи брани (од 1994). Активно се занимава со шах (прв македонски ФИДЕ мајстор, 1983).

ЛИТ.: *Градежен факултет – Скопје*, монографија, Скопје, 1999 г. Р. Д.

**ТАНЧЕВ, поп Стамен** (с. Бугариево, Солунско, 1857 – Солун, 5. X 1904) – свештеник, припадник на ТМОРО. Бил на служба во Егзархиската црква „Св. Димитрија“ во Солун и претседател на Солунската црковно-училишна општина, член на МРО (1894). Во врска со Солунската афера (1901) бил затворен во Подрум Кале. По амнестијата (1902) ги продолжил револуционерната и црковната дејност. Убиен од грчките андарти.

ЛИТ.: Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, 472, II. 591. София, 1983. Ал. Тр.

**ТАОРСКА КЛИСУРА** – се протега помеѓу селата Таор и Башино Село во должина од 31 км, во долината на реката Вардар. Всечена е помеѓу источните клонови на планината Јакупица од западната и Градишката Планина од источната страна. Клисурата е тектонски предиспонирана и е со високи и стрмни долински страни, кои на некои места, како кај с. Новачани, достигаат до 535 m и се со различен геолошки состав. Во клисурата реката Вардар изградила неколку ерозивни проширувања, меѓу кои најпознато е она што се наоѓа меѓу селата Зелениково и Пакошево. Т. Анд.



Таорската Клисура



Тапан

**ТАПАН** – мембранофон музички народен инструмент. Во Македонија се практикува во две големини – голем и мал, кои имаат ист облик и се изработуваат од ист материјал. Најпрвин се прави празен дрвен ваљак (луб) од ореово или од костеново дрво. На секоја од неговите отворени страни е распната кожа од коза или од овца, која се затегнува со два обрача и цврст канап. Чукањето (свирењето) на тапанот се изведува со специјално изработени дрвени направи – кукуда и прачка. Тапаните во рамките на разните инструментални состави најчесто се придружници на машките народни ора, но се користат и за други видови орски, музички или орско-музички изведби.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 29. Г. М. Г.

**ТАПЕТАРСКО ПРОИЗВОДСТВО** – посебен сегмент од дрвно-индустриското производство на тапациран мебел. Во тапацираниот мебел влегуваат: мебелот за седење и мебелот за седење и лежење. Тапацираниот мебел го сочинуваат: фотелја (едносед), аголен едносед, двосед, тросед, табуретка и тросед со вграден механизам за трансформација во кревет. При конструирањето на тапацираниот мебел се води сметка за формата, што треба да биде приспособена на анатомската градба на човекот како основен фактор, како и за цврстината на конструкцијата, што треба да издржи високи оптоварувања. Складноста на боите и дезенот на мебел-штофот го даваат севкупниот ефект на тапетарскиот производ. Тие го адаптираат тапетарскиот производ во ентериерот и имаат позитивно влијание врз човекот. Б. Ил.



Димче Коцо: Тапиcерија

**ТАПИСЕРИЈА** (фр. tapisserie – ткаеница) – текстилна уметност за создавање декоративни покривки за ѕидови и подови, за делови на мебел или како независно уметничко дело. Таписеријата се ткае рачно, на разбој, најчесто со природни предива, волна, лен, памук, свила. Најпознат центар за таписерии бил градот Арас во Франција. Во РМ првите таписерии ги создаваат Л. Личеноски и Д. Протуѓер. Подоцна се вклучуваат Д. Коцо, Д. Миљановски, Д. Томиќ-Радевска и Ѓ. Здравев. Ал. Цв.

**ТАРАБУКА** – мембранофон музички народен инструмент од ориентално потекло. Има облик на конусна вазна, а изработена е од глина во должина од 200 до 400 мм. Нејзиниот поголем кружен отвор е затворен со распната кожа од јагне или јаре, а во поново време со кожа од пластика. Помалиот кружен отвор не е затворен. Се држи под мишка, а тонот се произведува со удирање со прстите (десната рака по средината, левата по работ). Во македонската практика е влезена во поново време, а поради силниот и пробивен звук, почесто се среќава во придружба со хармоника или во состави од дувачки инструменти.



Тарабука

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 32. Ѓ. М. Ѓ.


Стаклена чаша дијатрета од локалитетот Таранеш

**ТАРАНЕШ** (Дебарско) – археолошки локалитет од доцноантичко време, каде што во 1982 г. е откриен гроб – тип циста. Граден е од монолитни плочи, меѓусебно поврзани, залиени со олово и покриени со плочи од архитектонски објекти во секундарна употреба. Во него се откриени: сребрена позлатена чинија со ликот на Лициниј II, сребрен ѓум – кана, сребрена мамуза со позлата, сребрен палимпсест, прибор за пишување од бронза, стаклена чаша дијатрета, две вретенести фиоли, коскени жетони за игра, железна секира и златна лачна фибула со натпис IOVI AVG(VSTE) VINCAS; IOVI CAES(AR) VIVAS. Наодот датира од околу 314 г.

ЛИТ.: Milan Ivanovski, *The grave of a warrior from the Period od Licinius I found at Taranes*, „Archaeologia Iugoslavica", Ljubljana 1987, 81–90. М. И.


Стојан Тарапуза

**ТАРАПУЗА, Стојан** (Злетово, 29. XII 1933) – поет, писател за деца. Завршил Виша педагошка академија во Скопје. Бил новинар и уредник во „Детска радост", во Книгоиздателството „Наша книга" и во Радио Скопје. Дебитирал со поезија за возрасни, а потоа целосно ѝ се посветил на литературата за млади.

ДЕЛА: стихозбирки: *Црвено растење*, Ск., 1961; *Во каменот ден*, Ск., 1965; за деца: *Грејни сонце*, Ск., 1966; *Полно кајче желби*, Ск., 1967; *Дамбара, думбара*, Ск., 1969; *Со два ата по два пата*, Ск., 1987; *Училиште за кловнови*, Ск., 1989; *Поглед низ двоглед*, Ск., 1990; *Златици крилатици*, Ск., 1993; *Зборови по дворови*, Ск., 1993; *Суница паунica*, Ск., 1993; *Шарки-жарки*, Ск., 1995; *Цветулки со светулки*, Ск., 2000. В. Тоц.

**ТАРНИК-МИТРЕВА, Љерка Звонимирова** (Карловац, Хрватска, 8. V 1926 – Скопје, 30. VII 2007) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (1972), вработена на Нервната клиника (1959–1987). Мед. ф. завршила во Загреб (1953), специјалистички испит (1958) и хабилитирала (1971) во областа на психијатријата. Има посебен придонес во областа на суицидологијата и психотерапијата. Раководител на научен проект за самоубиствата во РМ и нивната превенција. Автор на повеќе од 100 научни трудови. Продекан на Мед. ф. (1982–1984).

БИБЛ.: *Самоубиствата во СРМ (научен проект)*, Скопје, 1983. Ил. Џ.

**ТАРОНИТ, Ашот** (X – XI в.) – византиски благородник, војсководец, син на солунскиот дукс Григориј Таронит, зет на царот Самуил. Бил заробен од Самуил (995), се оженил со неговата ќерка Мирослава (996/7) и бил поставен за наместник на Драч. Му се предал на Василиј II, ја добил титулата магистер, а жена му зости.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.

**ТАРОНИТ, Григориј** (X в.) – византиски благородник и војсководец, магистер, дукс на Солун. За да ги спречи нападите на Самуил, Василиј II го поставил за наместник на Солун во ранг на дукс (991). Загинал во обидот да го ослободи заробениот син Ашот (995).

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973. К. Аџ.


Јохан Тарчуловски

**ТАРЧУЛОВСКИ, Јохан** (Скопје, 17.XI 1974) – инспектор за придружба во Службата за обезбедување на претседателот на РМ Борис Трајковски во војната во РМ во 2001 г., обвинет од обвинителството на Хашкиот трибунал за повреди на законите и обичаите на војувањето на 12. VIII 2001 г. во с. Љуботен (член 7/1 од Статутот на Трибуналот, за кривични дела наведени во член 3 – наредување, планирање, поттикнување, помагање или поддржување убиство, смислено уништување градови и села и сурово постапување). Екстрадиран во Хаг на 16. III 2005 г. Обвинителниот акт во случајот „Љуботен" се покренува на 15. III 2005 г., а јавната расправа започнува на 16. IV 2007 г.

ИЗВ.: *Обвинителен акт против Љубе Бошковски и Јохан Тарчуловски*, 15. III 2005, изменет и дополнет на 2. XI 2005. *http://un.org.icty.* Т. Петр.


Слаѓана Тасева

**ТАСЕВА, Слаѓана** (Скопје, 31. V 1969) – правник, унив. рофесор. Професор и директор на Полициската академија и професор и декан на Факултетот за криминалогија и безбедност на Европскиот универзитет во Скопје. Основач и претседател на НВО Транспарентност – нулта корупција. Р.


Душка Тасевска

**ТАСЕВСКА, Душка** (Прилеп, 25. VII 1938) – виолончелист. Студиите по виолончело ги завршува на Музичката академија во Загреб (проф. Рудолф Мац, 1965). Престојува на специјализација кај Е. Папаставро во Париз (1967–1970). Асистент е на проф. А. Навара во Скопје (1972–1975), како и на неговите музички семинари во Охрид. Од 1974 г. работи како професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Својата солистичка кариера ја започнува 1966 г., а во богатата уметничка кариера реализира завиден репертоар, каде значајно место имаа многу дела создадени од македонски композитори. Како истакнат македонски репродуктивен уметник, настапувала на бројни концерти во Македонија и надвор од неа. Б. Орт.

**ТАСЕВСКИ, Александар** (Македонски Брод, 14. X 1953) – одбојкар. Го завршил Автосообраќајниот училиштен центар во Скопје


Александар Тасевски

(1973). Бил член на ОК „Работнички“ и ОК „Вардар“ во Скопје. Настапил 210 пати за Одбојкарската репрезентација на Југославија (1972–1984). На седум балкански првенства освоил трипати второ и четирипати трето место. На Медитеранските игри во Сплит (1979) освоил прво, а на Европското првенство во Франција (1979) трето место. Настапил и на Олимписките игри (1980) и на завршните натпревари за Купот на европските шампиони (1974/75). Ј. М.


Владо Тасевски

**ТАСЕВСКИ, Владо** (Прилеп, 1916 – 11. XII 1943) – браварски работник, комунистички деец и борец. По завршувањето на четири класа гимназија, се вработил во Ложилницата на Железницата во Прилеп, каде што го изучувал браварскиот занает. Се префрлил на работа во Ложилницата во Скопје (1936) и се вклучил во синдикалното движење. Бил раководител на штрајкот во Ложилницата (2. II 1940), организатор на повеќе излети со програма, како и на Музичкото друштво на железничарите. Тој ги повел и работниците од Ложилницата на Мартовските демонстрации (1941). Како член на МК на КПЈ во Скопје, ја избегнал полициската блокада на Ложилницата (16. VII 1943) и станал борец на Шарпланинскиот НОПО, а потоа во Кумановскиот НОПО. Загинал во борба со четничките сили.

ЛИТ.: Катерина Гогова, *Агентите оставаа со празни раце,* „13 Ноември“, IV, 4, Скопје, 1965, 5; *Владо Тасевски,* „13 Ноември“, VIII, 8, Скопје, 1969, 24; *Владо Тасевски,* „13 Ноември“, IX, 9, Скопје, 1970, 21; Душко Атанасовски, *НОБ во селата под Љуботен,* Тетово, 1971; Митре Инадески, *Хронологија на Скопје,* Скопје, 1974; Крсто Здравковски, *Да не се заборави,* Скопје, 1982; Катерина Гогова, *Владо Тасевски,* Скопје, 1982; *Владо Тасевски,* „Вечер“, VII, 1993, Скопје, 23. X 1969, 13. С. Мл.


Сашо Тасевски

**ТАСЕВСКИ, Сашо** (Скопје, 10. IV 1972) – актер. Дипломирал на Отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје, (1995). Од 1998 г. е член на Драмскиот театар во Скопје.

УЛОГИ: Филоктет (во истоимено дело); „Роберто Зуко“ (неколку улоги во претставата), Силвио („Арлекин, слуга на двајца господари“), Лука („Стари миризби“), „Кандид во земјата на чудата“ (неколку улоги во претставата), Цибра („Тетовирани души“), Калабазес („Што е тоа што ги тера жените навечер да трчаат по улиците на Мадрид“), Кулигин („Три сестри“). Р. Ст.

**ТАСИЌ, Миомир** (Скопје, 17. IX 1947) – оперски певец, баритон, првенец на Операта на МНТ. Дипломиран лекар. Пеење учел приватно кај Ст. Липша. Во Операта на МНТ е од 1978 г., каде што (во 1971) дебитирал со улогата на Валентин во операта *Фауст*. На сцената на МНТ реализирал повеќе од 20 помали и поголеми улоги. Гостувал во оперските центри на поранешна Југославија.


Миомир Тасиќ

ПОЗНАЧАЈНИ УЛОГИ: *Родриго-Поза* („Дон Карлос“), *гроф Луна* („Трубадур“), *Жорж Жермон* („Травијата“), *Енрико* („Лучија ди Ламермур“), *Онегин* („Евгениј Онегин“), *Набуко, Фигаро* („Севилскиот бербер“), *Риголето, Црнољуб* („Цар Самуил“). Ф. М.

**ТАСКАТА СЕРСКИ** – в. *Спасов, Атанас – (Таската) Серски.*

**ТАТАРИ** – азиски племиња, главно муслимани-сунити. Формирале држава во јужноруските степи (1240). Преземале напади во Унгарија, Бугарија, Византија, во чија служба ограбувале по Македонија.

ЛИТ.: Р. Грусе, *Царство степа. Атила, Џингис-кан, Тамерлан,* Сремски Карловци - Нови Сад, 1996. Б. Петр.

**ТАТАРЧЕВ, Асен Михајлов** (Ресен, 1892 – Куманово, 9. VIII 1970) – гинеколог-акушер. Медицина завршил во Женева, каде што и специјализирал гинекологија и акушерство. Работел во Ресен, Софија и Битола. По Втората светска војна бил осуден за соработка со окупаторот. По Ослободувањето од затворот работел во Прилеп, Гостивар и Куманово, каде што ја организирал гинеколошката служба. П. Б.

**ТАТАРЧЕВ, Божидар Андреев** (Ресен, 9. XII 1870 – Софија, 26. X 1940) – хирург. Медицина завршил во Берлин (1892), а хирургија специјализирал во Париз и Лондон. Активно соработувал во Балканскиот комитет, основан во Англија (1903) за да ја запознава светската јавност со положбата на македонскиот народ под Турците. Бил хирург во Софија (1905–1922), а потоа во Битола до 1926 г., кога се вратил во Софија. П. Б.


Христо Татарчев

**ТАТАРЧЕВ, д-р Христо** (Ресен, 16. XII 1869 – Торино, Италија, 5. I 1952) – лекар, еден од основачите на МРО и прв претседател на ЦК. Завршил гимназија во Пловдив, а медицина во Цирих и Берлин (1892). Во 1901 бил уапсен и заточен во Мала Азија. По амнестирањето бил член на Задграничното претставништво на ЦК на ТМОРО (1902–1905). Бил и еден од основачите на МЕФО (1921). Поради отворените закани од ВМРО на Т. Александров бил принуден да емигрира во Италија (1923). Автор е на статии и публикации за македонското прашање.

ЛИТ.: Д-р Христо Татарчев, *Спомени. Документи. Материали,* София, 1989; Цочо Билярски, *Д-р Христо Татарчев. Първият ръководител на ВМОРО,* София, 1994. З. Тод.

**ТАУЛАНТИ** – илирски племиња, соседи на Македонците. Ја насе-

лувале територијата на ден. Албанија. Создале моќно кралство (ок. 335 г. пр. н.е.) на чело со кралот Глаукија, кој ги проширил границите на државата. По неговата смрт (крај на IV в.) кралството почнало да опаѓа.

ЛИТ.: П. Кабан, *За Илирите од Бардилис до Гентиј (IV–II в. пр. н.е.)*, Скопје, 1996. К. Ац.


Алаетин Тахир

**ТАХИР, Алаетин** (Alaettin Tahir) (Скопје, 23. IV 1949 – Скопје, 29. I 2004) – раскажувач, книжевен критичар, новинар, преведувач, припадник на турската националност од РМ. Бил уредник на културната рубрика на весникот „Бирлик“, новинар на турските емисии во МТВ – Скопје, дописник на весникот „Тан“ од Приштина. Член на ДПМ од 1992 г.

ДЕЛА: *Апартман 18*, Ск., 1972; *Портрет*, Ск., 1980.

ЛИТ.: *Македонските писатели*, Ск., 2004; F. Kaya, *Gökkuşağu*, Üsküp, 1985. А. Аго

**ТАХИР, Ќамуран** (Скопје, 17. I 1925) – борец, новинар и политички деец. Ја завршил гимназијата во Велес и подоцна Вишата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ“ и Високата школа за политички науки во Белград. Како гимназијалец бил член на СКОЈ (од 1941), член на МК на СКОЈ во Велес, учесник во НОБ (1941), како борец и заменик политички комесар во Велешкиот НОПО (од 1942). Бил ранет и уапсен (1943), но како малолетен ослободен на судењето. Станал член на КПМ (од 1944) и пак бил уапсен (1944) и осуден на 10 години затвор, но успеал да избега и пак се приклучил во НОБ. Демобилизиран како резервен капетан на ЈНА. По Ослободувањето бил член на Околискиот комитет на КПМ, секретар на Окружниот комитет на СКОЈ и член на Градскиот комитет на на КПМ во Велес, инструктор на ЦК на КПМ, уредник на Радио Скопје, дописник на в. „Комунист“, член на Идеолошката комисија на ЦК на СКМ, народен пратеник и потпретседател на Републичкиот собор на Собранието на СРМ, секретар на Околискиот комитет на СКМ во Велес, член и секретар на Главниот одбор на ССРНМ, член и претседател на комисија на Извршниот одбор на Сојузната конференција на ССРНЈ, потпретседател на Извршниот совет на СРМ (до 1969), претседател на Градската конференција на СКМ во Скопје (1970), член на ЦК на СКМ, член на Контролната комисија на СКЈ и член на постојаниот дел на Конференцијата на СКЈ. Исто така, бил претседател на Универзитетскиот совет на Универзитетот „Свети Кирил и Методиј“ и претседател на Градската организација на СК во Скопје.

ЛИТ.: *Велешки партизански одред во 1942 година*, Велес, 1999.

БИБЛ.: *Десетгодишнината на АСНОМ и националните малцинства,* Десетгодишнина на Народна Република Македонија, АСНОМ 1944–1954, Скопје, 1954, 78-81; *Првиот партизански одред во Македонија (прв скопски одред) и инсинуациите за Методиј Шаторов-Шарло,* Методија Шаторов-Шарло и неговото време (1897–1944), Скопје, 2007, 151-164. С. Мл.

**ТАХОВ, Наум** (Крушево, 1867 – Софија, 1930) – слеп народен пејач, собирач на народни умотворби и автор на песни. Во Софија го отпечатил својот зборник со македонски народни песни (1895). Десетина песни му отстапил Марко Цепенков. Објавени се и 40 влашки песни. Голем број од песните се однесуваат за личности од ослободителното движење од овој период. Бидејќи бил слеп, слабостите во записите треба да му се припишат на оној што му помагал и што му го редактирал Зборникот. Некои од песните се негови лични творби. Објавил и посебна збирка „Македонска солза“ со лични и народни песни посветени на Илинденското востание (1904).

БИБЛ.: *Сборникъ отъ македонски български народни пѣсни*, събрал Наумъ Таховъ, София, 1895; *Македонска сълза*, София, 1904. М. Кит.

**ТАЧИ, Хамид** (с. Ваксинце, Кумановско, 1924) – борец и политичар. Се школувал во Великата медреса во Скопје (1936–1941), а потоа завршил гимназија во Приштина. Поради политички прогон бил принуден да го прекине школувањето и се приклучил на НОБ (од првата половина на 1943) како борец, политички комесар на чета, на баталјон и на бригада; демобилизиран како капетан на ЈНА. Од 1950 г. бил професионален политички работник. Ја завршил Политичката школа во Белград и бил народен пратеник во Соборот на производителите на Народното собрание на НРМ. С. Мл.


Исак Таџер

**ТАЏЕР, Исак** (Софија, Бугарија 24. XII 1916 – Скопје, 17. XI 2005) – спец. интернист, патофизиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1967), академик. По студиите на Мед. ф. во Виена (1935–1939) завршува во 1941 г. на Мед. ф. во Софија. Во 1942 г. стажира, а потоа е интерниран во логор, како лекар од општа медицина. Во 1944 и 1945 г. е доброволец во НОВ и ПОЈ. По Ослободувањето (1946–1948) работи и специјализира на Интерното одделение на Земската болница во Скопје, стекнувајќи го звањето специјалист по интерна медицина. Од 1949 до 1951 г. е асистент на Интерната клиника, а потоа асистент во Институтот за патофизиологија на Мед. ф. во Скопје. Во 1952 е избран за доцент, во 1959 за вонреден професор и во 1967 г. за редовен професор по патофизиологија на Мед. ф. во Скопје. Во 1953 г. хабилитирал, а во 1958 докторирал. Во периодот од 1950 до 1966 г. повеќепати бил на специјализација (Париз, Загреб, Лондон, Фрајбург, Лидс и Москва). Во 1958/59 г. е продекан, во 1964/65 декан на Мед. ф., а во 1966/67 г. е проректор на Универзитетот во Скопје. За дописен член на МАНУ е избран во 1969, а за редовен во 1974 г. Од 1984 до 1988 г. бил Секретар на Одделението за биолошко-медицински науки во МАНУ. Објавил повеќе од 300 научни и стручни трудови, од кои повеќе од 200 се објавени на англиски, француски, германски и српско-хрватски јазик. Учествувал на бројни национални и меѓународни научни собири. Првите трудови се од областа на хематологијата (анемии, хемостази), а подоцнешните опфаќаат повеќе области од клиничката и експерименталната медицина. Ги открива првите случаи со кала-азар кај возрасните во Македонија. Воведувајќи ја примената на радиоактивни изотопи, ги проширува испитувањата на ендокрините жлезди и со соработниците на Институтот за патофизиологија дава повеќе прилози во изучувањето на гушавоста и нарушувањето на тироидејата. Во последните 10-тина години (со своите соработници) ја изучувал јодопенијата во нашата држава. Од 1952 г., кога е избран за доцент по предметот патофизиологија до неговото пензионирање (1983), тој држи настава по пато-

физиологија, а потоа и по нуклеарна медицина, не само на студентите на Мед. ф. во Скопје, туку и на Мед. ф. во Бања Лука и во Ниш. Автор е на првиот учебник по патофизиологија (Општ дел) на македонски јазик (1973) и коавтор на првиот југословенски учебник „Општа патолошка физиологија“ (Белград–Загреб, 1976). Под негово редакторство и авторство е напишан првиот учебник по „Специјална патолошка физиологија“ (Београд–Загреб, 1980, 1981, 1984, 1986 и 1989), а потоа преработено издание на „Специјална патолошка физиологија“ (1983, 1985, 1988, 1989). Во 1982 г. (во соработка со други автори) го објавува првиот учебник по „Специјална патофизиологија“ (на македонски јазик). Автор на поглавјето Нуклеарна медицина во хематологијата објавено во учебникот „Хематологија“ (Т. Стојчевски и сор., 1995) и на поглавјето Примена на нуклеарната енергија во медицината објавено во публикацијата „Современа дијагностика и терапија во медицината – прирачник за лекари“ (2000). Тој е еден од основачите на Мед. ф. во Скопје, втемелувач на патофизиологијата и нуклеарната медицина кај нас, втемелувач на современата македонска медицинска наука и струка. Во неговата личност се обединуваат во неразделна целост педагогот, научникот и лекарот. Г. Ефр.

**ТАША** – албанска организација (1943–1944), формирана од Германците за етничко чистење на окупираниот западен дел на Македонија (со масовен терор и протерување на Македонците). Учествувала во грабежите по селата и во борбените акции против македонските партизански единици. Се расформирала во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Г. Малк.


Марија Ташева

**ТАШЕВА, Марија** (Радовиш, 24. XII 1940) – универзитетски професор, социолог. Основно образование завршила во родното место, а средно во Штип. Завршила Стоматолошки (1964) и Филозофски факултет (1971) во Скопје. Докторирала на Филозофскиот факултет во Скопје, на тема „Концептот на општествената промена и развој во современиот функционализам“ (1991). Асистент на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1972–1975), асистент, предавач, вонреден и редовен професор во Институтот за социологија при Филозофскиот факултет во Скопје по предметите историја на социјалните учења и современите теории за етничноста (1975–2005). Била потсекретар за високо образование во Владата на РМ (1999–2002) и претседател на Матичната комисија за формирање на Универзитетот „Гоце Делчев“ во Штип (2007). Објавила учебници и поголем број научни трудови од областа на социолошките теории и учења. Нејзина основна преокупација е врската меѓу религијата и политиката.

БИБЛ.: *Етничките групи во Македонија – историски контекст,* Скопје, 1997; *Развој на општествената мисла*, Скопје, 2005.

ЛИТ.: *Филозофски факултет 1920–1946–2006,* Скопје, 2006. Св. Ш.


Љубомир Ташков и Мирче Кокалевски со макетата на еден пронајдок

**ТАШКОВ, Љубомир** (Струмица, 2. IV 1949) – дипл. град. инж., редовен професор од областа на сеизмологијата. Основно училиште завршил во Скопје, а средно во ГУЦ „Здравко Цветковски“, како архитектонски техничар. Градежен факултет (Конструктивна насока) на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ завршил во 1974 г. како најдобар студент на генерацијата. Магистрирал во ИЗИИС (1980), каде што и докторирал (1987). Раководител на Лабораторијата за динамички испитувања е од 1981 до 2005 г.; редовен професор на постдипломските студии на ИЗИИС и учесник во повеќе меѓународни проекти. К. Тал.

**ТАШКОВСКИ, Братислав** (Скопје, 1960) – поет, раскажувач, публицист, новинар, редактор на „Македонско дело“ и на литературниот месечник „АКТ“ и „Форум плус“. Студирал новинарство на Скопскиот универзитет „Кирил и Методиј“. Бил претседател на Советот на меѓународната поетска манифестација Струшки вечери на поезијата. Објавил повеќе поетски книги.


Братислав Ташковски

БИБЛ.: *Прсти во облаците* (1987), *Бикови во мојот крвоток* (1989), *Опасна хартија* (1991), *Ангелот и жената муза* (1994), *Демоника, Мојот кинески меч* (2001), *Попладнето на еден оптимист* (2003), *Песни од минатиот век* (2004), *Гола земја* (2005), *Големата љубовна песна* (2006). Г. Т.


Васко Ташковски

**ТАШКОВСКИ, Васко** (с. Нижеполе, Битолско, 31. VIII 1937) – академски сликар, академик. Го завршил Средното уметничко училиште во Скопје (1958), а потоа дипломирал на Академијата за применета уметност во Белград (1964). Подолго време работел како сценограф во Македонската телевизија (1965–1991), со над 300 реализирани сценографии. Избран е за дописен (21. IV 1994), а потоа и за редовен (20. VI 1994) член на МАНУ. Реализирал околу 750 слики во маслена техника, 2.500 акварели, 1.000 цртежи, над 10.000 скици и голем број графики. Се занимавал и со графички дизајн. Учествувал на повеќе групни изложби и приредил 40 самостојни изложби во земјата и во светот: Шибеник (1965), Скопје (1969, 1970, 1973, 1982, 1987, 1988, 1990, 1994, 1995, 1998, 1999, 2000, 2002, 2005, 2007), Битола (1969, 1983), Струмица (1970), Белград (1977), Загреб (1977, 1989), Каиро (1981), Ниш (1987), Зрењанин (1988), Струга (1988, 2005), Охрид (1988, 1996), Битола (1988, 2001), Велес (1988), Париз (1992), Крајова (1996), Анкара (1996, 1998), Цирих (1996), Њујорк (2000), Виена (2001) и Штип (2003). Неговите дела се наоѓаат во голем број при-


В. Ташковски: Аеродром (1994)

ватни колекции, галерии, музеи и институции во земјата и во светот, од Македонија и Европа, до САД, Австралија и Националниот музеј на Кина во Пекинг (2005). Застапен е во прегледи и монографии за историјата на светската уметност, а за неговото творештво се снимени и пет телевизиски филмови во продукција на Радио-телевизија Скопје по сценарио и во режија на Коле Манев (Прикевечерина, 1981), во реализација на Оливера Христова (Во ателјето на Васко Ташковски, 1983), по сценарио и во режија на Илија Филиповски (Пустината расте, пустошот расте, 1988), во режија на Кочо Недков (Ташковски, 1994) и по сценарио и во режија на Коле Малинов (Слики што го говорат човекот, 1998). Тој е водечки претставник на фантастичното сликарство, еколошките и космичките теми во македонската ликовна уметност, со широка афирмација на Балканот, во Европа и во светот.

БИБЛ.: 50 години цртачки корени, МАНУ, Скопје, декември 2007. С. Мл.


Драган Ташковски: „Раѓањето на македонската нација"

**ТАШКОВСКИ, Драган** (Скопје, 10. IX 1917 – Хвар, септември 1980) – историчар и публицист. Основно и средно образование завршил во Скопје, а дипломирал и магистрирал на Високата школа за политички науки во Белград. Одбранил хабилитационен труд под наслов „Кон етногенезата на македонскиот народ" (Скопје, 12. IV 1975) и бил избран во звањето виш научен соработник. Бил учесник во НОАВМ, а по Ослободувањето вршел разни општествено-политички функции: наставник и директор на Политичката школа на ЦК на СКМ, професор по социологија на Земјоделско-шумарскиот и на Медицинскиот факултет во Скопје, претседател на Друштвото на филозофите и социолозите на СРМ, претседател на Комисијата на Извршниот комитет на Претседателството на ЦК на СКМ за идеолошко-политичко оспособување на организациите и членовите на СКМ, директор на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје.

БИБЛ.: *Кон богомилското движење,* Скопје, 1949; *Марксизмот и религијата,* Скопје, 1950; *Карпошовото востание,* Скопје, 1951; *Самоиловото царство,* Скопје, 1951; *Богомилството и неговото историско значење,* Скопје, 1951; *Акиндин во борба против мистицизмот,* Скопје 1955; *Религијата опиум за народот,* Скопје, 1955; *Фјордизмот и марксизмот,* Скопје, 1959; *Вистината за религијата,* Скопје, 1959 (превод на албански, 1960); *Раѓањето на македонската нација* (второ дополнето издание), Скопје, 1967 (словенечки превод 1968 и српскохрватски 1969); *Етногенезата на македонскиот народ,* Скопје, 1974; *За македонската нација*, Скопје, 1976; *Македонија низ вековите,* Скопје, 1985; *За македонската нација,* Скопје, 1975 (превод на српско-хрватски 1975). С. Мл.

**ТАШЌОПРУЛУ Заде** (Ахмед Исамудин-ефенди), (?, 1585 – Скопје, 1649) – познат османлиски биограф – енциклопедист. Во 1529 г. бил назначен за професор во Исхакбеговата медреса во Скопје, каде што повеќе години бил кадија и ги напишал делата Tarihi kebir и Şakaik.

ЛИТ.: Evlija Celebi, *Putopis. Odlomci o jugoslovenskim zemljama*. Preveo, uvod i komentar Hazim Šabanović, Sarajevo, 1967; Herbert Duda, *Uskub im 17 Jahrhundert*, Balkanische Studien, Wien, 1949; Salih Asim, *Iskıp tarihi ve ci; varx*, Iskıp, 1932. Др. Г.

**ТВРДОКРИЛЦИ** (*Coleoptera*) – инсекти со два пара крилја. Предниот пар крилја е хитинизиран и претворен во тврди покрилја (*elytrae*), по што и го добиле името. Редот е претставен со најголем број видови меѓу инсектите, опфаќа преку 300.000 видови со различна големина од 0,4 до 160 mm. Повеќето од нив се штетници во стопанството, но има и корисни видови (бумбари). Во Македонија тврдокрилците се претставени со 1.527 таксони, од кои, 132 се ендемични. Редот опфаќа поголем број фамилии: *песочници* (*Cicindelidae*), *тркачи* (*Carabidae*), *веслари* (*Dytiscidae*), *халиплиди* (*Haliplidae*), *водољупци* (*Hydrophilidae*), *гробари* (*Silphidae*), *кусокрилци* (*Staphylinidae*), *пселафиди* (*Pselaphidae*), *светулки* (*Cantharidae*), *шаренци* (*Cleridae*), *скочибуби* (*Elateridae*), *красници* (*Buprestidae*), *бубалки* (*Coccinellidae*), *брашнари* (*Tenebrionidae*), *мајци* (*Meloidae*), *тркалачи* (*Scarabaeidae*), *еленаци* (*Lucanidae*), *стрижибубачки* (*Cerambycidae*), *златици* (*Chrysomelidae*), *поткорници* (*Scolytidae*), *чурулкари* (*Curculionidae*) и *лепешкари* (*Geotropinae*).


Тврдокрилец тркач

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Final Report, Skopje, 1999, 23–30; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ТГС „Технички гасови" АД** – Скопје – претпријатие за производство, транспорт, дистрибуција и продажба на технички и медицински гасови, како и за проектирање и монтажа на гасни инсталации; производство, испитување и трговија со опрема и уреди за гасови. „ТГС" е формирано во 1939 г. под името „Агаруша", како фабрика за компримирани гасови. Од 1996 г. друштвото е во сопственост на „СОЛ спа" Италија. Располага со: постројки за производство на кислород, азот, аргон, јаглероден двооксид и ацетилен; полнилници на гасови во челични шишиња; станица за тестирање на челични шишиња; оддел за производство на Al атмосферски испарувачи; палети за транспорт на шишиња и батерии; оддел за монтажа на инсталации и станица за полнење на пропан-бутан во возилата итн. Во 2005 г. е добиен сертификатот за управување со квалитетот во согласност со стандардот ИСО 9001:2000. Сл. А.

**ТЕАРЦЕ** – село во Тетовско. Се наоѓа во Долни Полог на преодот помеѓу подножјето на Шар Пла-


Новата црква „Св. Димитриј" во Теарце

нина и Полошката Рамнина, од двете страни на р. Теаречка Бистрица, на надморска височина од околу 540 m. Преку регионален пат е поврзано со Тетово на запад и граничниот премин Јажинце на североисток. Има 3.974 ж., од кои 1.085 се Македонци, 2.310 се Албанци, 512 се Турци и 54 се Роми. Населението се занимава со одгледување житни и градинарски култури и овоштарство. Тоа е седиште на општина, која зафаќа површина од 13.654 ha, со 13 населени места во кои живеат 22.454 ж. Има осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.



Зградата на Народниот театар „Антон Панов" во Струмица

**ТЕАТРИ ВО МАКЕДОНИЈА.** Во седум града во РМ постојат 12 театри: Македонски народен театар – Драма, Национална институција Македонска опера и Балет; Драмски театар; Турски театар; Албански театар; Театар за деца и младинци (сите во Скопје); Народен театар „Војдан Чернодрински" во Прилеп; Народен театар „Антон Панов" во Струмица; Народен театар во Штип; Народен театар во Битола; Народен театар во Куманово и Народен театар „Јордан Хаџи Константинов-Џинот" во Велес. Во првите години по Ослободувањето театри постоеја и во Гевгелија, Кочани, Охрид и Тетово, но по извесен број сезони беа укинувани. Р. Ст.



Димитар Тевчев

**ТЕВЧЕВ, Димитар Тодоров** (Скопје, 4. I 1923 – Скопје, 6. V 2006) – радиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1971). Студирал медицина во Софија и во Белград, а дипломирал во Софија (1946). Специјализација по радиологија завршил во Загреб (1954) и хабилитирал по предметот радиологија (1957). Бил управник на Институтот за радиологија и одговорен по предметот радиологија (од 1958). Се усовршувал во Загреб, Стокхолм, Москва и Чикаго. Организирал и вовел нови дијагностички техники во Институтот, кој бил прогласен (во 1972) за најдобар на Балканот. Ги вовел модерните контрастни ангиографски методи, нивни модификации со оригинални технички решенија (аортографија со селективна ренална артериографија), транскутаната холангиографија и трансторакална пункција за дијагностика на белодробни малигноми. Публикувал над 120 трудови. Член на Меѓународното здружение за радиологија и нуклеарна медицина.

ИЗВ.: *Алманах на ӣрвата ѓенерација сӣуденӣи на Медицинскиоӣ факулӣеӣ во Скоӣје*, Скопје, 1989; *Artefices Medicinae Macedonici*, Скопје, 2001. К. К.-П.



Погон од текстилната индустрија „Тетекс" во Тетово

**ТЕКСТИЛНА ИНДУСТРИЈА** – една од најзастапените индустрии за производство и преработка на текстилни материјали во РМ. Има значајна улога во развојот на македонското стопанство во последните педесетина години. Во СФРЈ Македонија била регион за развој на текстилниот сектор, со капацитети наменети за југословенскиот пазар и пошироко. Транзицискиот период донесе проблеми поради затворањето на големите компании за производство на хемиски влакна (ОХИС, ХЕМТЕКС) како суровинска база и губење на традиционалните извозни пазари. Сепак, со преструктуирањето оваа дејност стана индустриска гранка со значителен економски и извозен потенцијал. Во големиот број помали компании работат околу 40.000 вработени, пред сè во конфекцијата, што претставува 25% од вработените во индустријата. Компаниите се најчесто во приватна сопственост, во некои и со странски вложувања (главно грчки и холандски капитал). Во базното текстилно производство најпознати се а.д. „Тетекс" – Тетово (за волнен тип производи), „Ветекс" Велес (за памучна преѓа). Современите стратегии се базираат на одржување висок квалитет со конкурентни цени, навремени испораки и почитување на договорените спецификации, соодветна амбалажа и познавање на условите за плаќање. Се вложува во осовременувањето со примена на компјутеризирани машини и со воведување системи за брзо и ефикасно производство, со загарантиран висок квалитет на производите. Една третина од македонскиот извоз отпаѓа на конфекциските и други производи, пред сè во ЕУ, во САД и др. Св. Х. Ј. - К. Љ.

**ТЕЛЕГРАФСКА АГЕНЦИЈА НА МАКЕДОНИЈА (ТАМ)** (5. IX 1944 – 1945) – агенција за информирање на ДФ Македонија. Била формирана со одлука на Третата седница на Президиумот на АСНОМ во ман. „Св. Прохор Пчињски" (2–5. IX 1944). Тоа е прва македонска национална информативна агенција во историјата. Одиграла значајна улога во афирмирањето на придобивките од НОАВМ. Подоцна станала подружница на Новинската агенција ТАНЈУГ и била преименувана во Републичка агенција на ТАНЈУГ за Македонија.

ИЗВ.: *АСНОМ.* Документи, I, 2, Скопје, 1984.

ЛИТ.: Д-р Новица Велјановски, *АСНОМ, Кулӣуролошки димензии,* Скопје, 2004. С. Мл.



Петар Темелковски

**ТЕМЕЛКОВСКИ, Петар** (Богомила, 25. XI 1946) – актер. Дипломирал актерска игра на Театарската академија во Софија. Бил член на Драмата на МНТ (1972–1975), а од 1975 г. е во Драмскиот театар во Скопје. Настапувал и на филм и ТВ, како и на други тетарски сцени во земјава и странство.

УЛОГИ: Трајан („Македонски состојби"), Едип („Цар Едип"), Дон Жуан и Керубин (во истоимените дела), Херман Клаус („Диво месо"), Луков („Црнила"), Исидор Солунски („Еригон"), Максим Бродски („Р"), Поцо („Чекајќи го Годо"), Актерот („Гардероберот"), Боро („Ју антитеза"), Одисеј („Филоктет"), Најдо („Јане Задрогаз") и др. Р. Ст.

**ТЕМЕЛКОСКИ, Борко Јорданов** (псевд. Лилјакот) (Прилеп, 20. XII 1919 – Скопје, 21. XI 2001) – партиски и воен раководител и државник. Во 1939 г. бил член на КПЈ и секретар на Месниот комитет на КПЈ. По окупацијата бил еден од организаторите и раково-


Борко Темелкоски

дителите на НОБ во Македонија. Во 1943 г. бил секретар на III ОК на КПМ и член на Главниот штаб на НОВ и ПОМ до крајот на војната. Бил делегат на I заседание на АСНОМ. По Војната вршел високи раководни партиски и државни функции во ЦК на КПМ и ЦК на КПЈ, член на Владата на СРМ и на Сојузната влада. Повеќе пати бил избиран за републички и сојузен пратеник. Бил претседател на Сојузот на синдикатите на Македонија и на Сојузот на борците од НОБ. Полковник на ЈНА во резерва и народен херој.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1973. О. Ив.

**ТЕМЕЛКОСКИ-ВОЈВОДАТА, Дончо** (с. Никодин, Прилепско, 10. II 1916 – Прилеп, 24. I 1990) – првоборец. Неговата куќа била свратилиште на илегалците од НОАВМ – курирски врски, засолнување на болни и ранети. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: Јордан Тодороски-Шемко, *Некои од формите на илегалната активност на Прилепската партиска организација во периодот 1941-1942 година,* Прилеп и Прилепско во НОВ 1942 година. (Материјали од Научниот собир одржан на 13, 14 и 15 декември 1976 година), книга втора, Скопје, 1978, 123. С. Мл.

**ТЕМЕН** (Temenos) – митски предок на македонските кралеви од династијата на Аргеадите, син на Аристомах или Клеодај, потомок на Херакле. Според претскажувањето на делфиското пророчиште, нему и на брат му Кресфонт им било судено да ги вратат Хераклеидите на Пелопонез и да ја освојат оваа област. Подоцна, при поделбата на власта, на Темен му припаднал Аргос. Неговите многубројни наследници се нарекуваат темениди.

ИЗВ.: Apollodori, *Bibliotheca,* Teubner, 1926.

ЛИТ.: Д. Срејовић, А. Цермановић-Кузмановић, *Речник грчке и римске митологије*, Београд, 1987. К. М.-Р.

**ТЕМЈАНУШКА, АЛШАРСКА** (Viola allchariensis Beck) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата темјанушки (fam. Violaceae). Опишан е од Gunther Beck von Mannagetta (1894), професор по


Алшарска темјанушка

ботаника на Германскиот универзитет во Прага, од локалитетот Алшар кај Кавадарци. Се развива само на еден мал простор во околината на селото Мајден. Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, АРСЕНСКА** (Viola arsenica Beck) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата темјанушки (Violaceae). Се развива на многу мал простор, на локалитетите Алшар и Црвен Дол, во околината на Кавадарци, на подлога богата со арсен и антимон. Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, БАБУНСКА** (Viola babunensis Erben) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата темјанушки (Violaceae), опишан од познатиот монограф на родот Viola – M. Erben (1985). Има ограничен ареал во околината на Прилеп (Бабуна–Мукос, Дабничка Планина, Трескавец и Маркови Кули). Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, БОРНМИЛЕРОВА** (Viola bornmuelleri Erben) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата темјанушки (Violaceae), ограничено распространет на планините Јакупица, Караџица, Китка и Скопска Црна Гора. Опишана од M. Erben (1985), а името на видот е посветено на J. Борнмилер (J. Bornmüller), одличен познавач на флората на Македонија. Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, ГОСТИВАРСКА** [Viola gostivarensis (W. Becker & Bornm.) Bornm.] – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата темјанушки (Violaceae), познат само за околината на Маврово и во планините Кожа и Бистра. Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, КОШАНИНОВА** (Viola kosaninii (Degen) Hayek) – јужнобалкански ендемит од фамилијата темјанушки (Violaceae), откриен и опишан од територијата на Македонија, а е присутен и во Албанија и во Грција. Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, КРУШЕВСКА** (Viola slavikii Form.) – ендемит во флората на РМ од фамилијата темјанушки (Violaceae), познат само за околината на Крушево (Крушевско Брдо). Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, ХЕРЦОГОВА** (Viola herzogi Bornm.) – македонски флористички ендемит од фамилијата темјанушки (Violaceae), познат во Мариово, околината на Прилеп (Плетвар, Козјак, Сивец), Јакупица, Караџица и во долниот тек на реката Треска. Вл. М.

**ТЕМЈАНУШКА, ШАРПЛАНИНСКА** (Viola schariensis Erben) – македонски флористички ендемит од фамилијата темјанушки (Violaceae), познат за Шар Планина, во појасот на субалпските и алпските пасишта. Вл. М.


Шарпланинска темјанушка

**ТЕМКОВ, Кирил Димитров** (Кавадарци, 16. V 1943) – доктор, унив. професор по филозофија. Учел во Белград, Земун и во Скопје. Дипломирал (1968) и докторирал филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје (1982), каде што бил асистент (1970) и редовен професор (од 1990) по етика и естетика. Бил раководител на Институтот за филозофија (1989–1991). Држел предавања на универзитети во разни земји и на многу наши институти и факултети. Ги воведе и ги предава предметите филозофија на менаџерството и филозофија на политиката, еколошка етика, биоетика, педагошка етика, филозофија на образованието, етика на менаџерс-


Кирил Темков

твото. Бил ментор на многу магистранти и докторанти. Ја раководел (в.) *Естетичката лабораторија* (1971–1994). Ги основал и ги водел Отворениот театарски универзитет, фестивалот Млад отворен театар, Отворениот филмски универзитет, Театарската работилница на Филозофскиот факултет, Скопскиот џез фестивал; како претседател на скопската Културно-просветна заедница го основал Скопското културно лето. Бил претседател на Универзитетскиот културно-информативен центар; секретар и претседа-

тел на Друштвото за филозофија на Македонија, член на Одборот на културните работници (1990–1991), член на Македонскиот форум (1991), член на Биоетичкиот форум за Југоисточна Европа (од 2004) и др. Бил основач и главен уредник на Културната агенција Метафорум/Епоха. Истражува и објавил преку 1.000 текстови за разни области на животот и културата: филозофија, морал, образование, економија, менаџерство, уметност (театар, џез, филм, фотографија и др.). Еден е од основачите на проектот „Историја на културата на Македонија“. Ја покрена и ја раководи акцијата за воведување настава по етика на сите нивоа на образованието кај нас. Го изработи Етичкиот кодекс за Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Ја води трибината „Етичките погледи на св. Климент Охридски“ (Охрид). Превел бројни дела на значајни филозофи: Душан Недељковиќ (предавања од предвоениот Филозофски факултет, 1932–1939), Вилијам Џејмс, Имануел Кант, Рене Декарт, Џон Стјуарт Мил, Фридрих Ниче и др.

БИБЛ.: *Основите на еден нов Универзитет* (коавтор), 1975; *Отворен универзитет,* 1993; *Мито Хаџи Василев – Јасмин,* 1997; *Етика,* 1998; *Етиката денес,* 1999 (на бугарски 2006); *Луј Армстронг – Сачмо,* 2000; *Етика за младите,* 2001, (на српски 2004); *Етички речник,* 2001, 2004; *Етика за најмладите,* 2002; *Етика за децата,* 2005; *Етика за II клас гимназија,* 2004, 2005; *Етика за III клас гимназија,* 2004, 2005; *Филозофија за IV клас гимназија* (коавтор), 2005, 2006; *Деловна и професионална етика,* 2006.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 294. В. Панз.



Метеоролошка сателитска снимка на Македонија

**ТЕМПЕРАТУРА НА ВОЗДУХОТ ВО МАКЕДОНИЈА** – температурата на воздухот е условена од маритимното влијание што доаѓа од блиското Егејско Море по долината на р. Вардар и Струмица, по високите планински превалци и речните долини меѓу планината Кораб и Јабланица и по долината на реката Црни Дрим во Дебарската Котлина и континенталното влијание од големите и високи планини. Температурата на воздухот е условена и од локалните фактори. Летниот период се карактеризира со највисоки температури на воздухот во сите мерни места, а зимскиот период со релативно студена и влажна зима. Најладен месец е јануари, а тенденција за изедначување на температурите постои и кај високите планински предели во февруари.

Средногодишната температура на воздухот се движи од 14°C во Нов Дојран, 6,7°C во Лазарополе и 0,5°C на Солунска Глава. Температурата на воздухот со височина опаѓа, а опаѓа и од југ кон север. Изотермата од 14°C поминува јужно од Демир Капија, изотермата од 13°C поминува малку над Велес, а изотермата од 12°C поминува над Скопје. Во Македонија според температурните карактеристики може да се издвојат следниве региони:

| Мерна станица | I | II | III | IV | V | VI | VII | VIII | IX | X | XI | XII | Сред. год. |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Берово | -1.5 | 0.2 | 3.6 | 8.3 | 13.0 | 16.2 | 15.1 | 17.5 | 13.9 | 8.7 | 4.2 | 0.2 | 8.6 |
| Битола | -0.2 | 2.3 | 6.2 | 11.5 | 15.7 | 19.2 | 21.6 | 21.2 | 17.1 | 11.3 | 6.1 | 1.3 | 11.0 |
| Брод | 0.4 | 2.4 | 5.8 | 10.1 | 14.2 | 17.9 | 19.8 | 19.4 | 16.0 | 10.9 | 6.4 | 1.6 | 10.3 |
| Гевгелија | 3.3 | 5.3 | 8.7 | 13.3 | 18.3 | 22.5 | 24.9 | 24.1 | 20.1 | 14.1 | 8.9 | 4.7 | 14.0 |
| Д. Капија | 1.6 | 4.6 | 8.5 | 13.5 | 18.3 | 22.2 | 24.4 | 23.9 | 20.2 | 14.0 | 8.2 | 3.3 | 13.5 |
| Ерџелија | 1.2 | 3.4 | 7.3 | 12.3 | 17.1 | 21.1 | 23.2 | 23.0 | 19.1 | 13.4 | 7.8 | 2.6 | 12.6 |
| Кичево | 0.1 | 2.3 | 6.0 | 10.6 | 14.9 | 18.6 | 20.2 | 20.0 | 16.6 | 11.3 | 6.2 | 1.5 | 10.7 |
| Кочани | 1.6 | 4.1 | 8.6 | 13.0 | 17.8 | 21.2 | 23.2 | 23.0 | 19.2 | 13.7 | 8.1 | 2.8 | 12.9 |
| Кр. Паланка | -0.6 | 1.2 | 5.0 | 9.9 | 14.3 | 17.6 | 19.8 | 19.4 | 15.8 | 10.6 | 5.5 | 1.2 | 10.0 |
| Крушево | -1.4 | -0.5 | 2.7 | 7.1 | 12.0 | 15.6 | 17.9 | 17.9 | 14.5 | 9.2 | 4.6 | 0.5 | 8.4 |
| Куманово | 0.1 | 3.0 | 6.5 | 11.6 | 16.5 | 20.0 | 22.0 | 21.7 | 17.6 | 12.0 | 7.4 | 1.5 | 11.6 |
| Лазарополе | -2.3 | -1.5 | 1.4 | 5.6 | 10.4 | 13.6 | 16.0 | 15.5 | 12.2 | 7.8 | 3.4 | -0.5 | 6.7 |
| Н. Дојран | 3.4 | 5.2 | 8.2 | 12.9 | 18.0 | 22.0 | 24.6 | 24.1 | 20.6 | 15.0 | 9.5 | 5.2 | 14.0 |
| Охрид | 1.6 | 2.7 | 5.8 | 9.9 | 14.6 | 18.2 | 20.6 | 20.4 | 16.9 | 11.8 | 7.4 | 3.3 | 11.1 |
| Прилеп | -0.5 | 1.8 | 5.9 | 10.9 | 15.6 | 19.3 | 21.5 | 21.2 | 17.2 | 11.6 | 6.5 | 1.7 | 11.1 |
| Радовиш | 1.0 | 3.3 | 7.6 | 11.8 | 16.4 | 20.4 | 23.2 | 22.5 | 18.7 | 12.7 | 7.2 | 2.6 | 12.3 |
| Ресен | 0.1 | 1.4 | 4.2 | 8.8 | 13.4 | 16.9 | 18.9 | 18.3 | 14.9 | 9.9 | 5.6 | 1.9 | 9.5 |
| Скопје | 0.0 | 2.9 | 7.3 | 12.3 | 17.0 | 20.7 | 23.0 | 22.7 | 18.6 | 12.5 | 6.4 | 1.4 | 12.1 |
| Струмица | 1.0 | 3.7 | 8.1 | 12.9 | 17.8 | 21.5 | 23.6 | 22.9 | 18.7 | 12.9 | 7.0 | 2.2 | 12.7 |
| Тетово | -1.2 | 1.8 | 6.5 | 11.4 | 15.8 | 19.2 | 21.2 | 20.8 | 16.8 | 11.0 | 5.6 | 0.7 | 10.8 |
| Велес | 1.4 | 4.0 | 8.0 | 13.2 | 18.2 | 21.9 | 24.1 | 24.0 | 19.8 | 13.7 | 7.6 | 2.9 | 13.2 |
| Штип | 0.7 | 3.2 | 7.5 | 12.4 | 17.3 | 21.0 | 23.4 | 22.9 | 19.2 | 13.6 | 7.4 | 2.4 | 12.6 |

Средномесечна и годишна температура на воздухот во °C. (Период 1961–1990)




Картографски приказ на географскиот распоред на термичкиот режим во РМ
Извор: М. Зиков, М. Георгиева, В. Бакева, 1995.

Првиот температурен регион ги зафаќа м.м. Нов Дојран, Гевгелија, Демир Капија и Велес. Тие имаат средногодишна температура на воздухот од 16,2°C.
Вториот температурен регион ги зафаќа м.м. Ерџелија, Штип, Кочани, Радовиш, Струмица, Скопје и Куманово. Тие се со просечна годишна температура на воздухот од 13 до 12°C, изотермата од 13° води до над Велес и Кочани, бројот на тропски денови е од 110–130, а среднојануарските температури се движат од 2,1–2,8°C. Декември е со средни температури над 3°C и им дава одлика на многу топли подрачја.
Третиот климатски регион ги зафаќа: Пелагониската, Кичевската Котлина, Полог, Охридско-струшката и Бродската Котлина. Просечната температура на воздухот е од 10 до 11°C. Температурните амплитуди се поизразени, бројот на тропски денови е под 30 дена, среднојануарските температури на воздухот се под 0°C, а зимските услови се задржуваат и во март. Летните температури се околу 20°C, со што имаат континентален карактер. Одредени отстапувања бележи Охридско-струшката и Преспанската Котлина под влијание на водниот објект.
Четвртиот температурен регион ги зафаќа Беровско-делчевската и Преспанската Котлина со просечно годишни температури на воздухот од 8,6–9,5°C. Зимските температури се под 0°C, среднојануарските под -1°C, а летните температури под 19°C. Бројот на тропски денови е многу мал, а појавите на апсолутно минималните температури голем. Планинските предели се одликуваат со куси лета, свежи и студени зими. При антициклонски ситуации планините имаат сончево и топло зимско време. Колебањата на температурата се помали, а дневната температура со височината опаѓа. Минималните температури на највисоките планини се појавуваат во февруари, а максималните се во август.

ЛИТ.: Михаило Зиков, *Клима и климатска регионализација во Република Македонија*, „Географски разгледи“, бр. 30, Скопје, 1995; Ангел Лазаревски, *Климата во Македонија – температурата на воздухот во СР Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 7, Скопје, 1969. М. З.

**ТЕНИИ** (*Cestoda*) – сплескани паразитски црви. Полово зрели единки се среќаваат во цревата на ’рбетниците, а младите индивидуи живеат во телесната празнина на многу без’рбетници и ’рбетници. Имаат тело со цврста и дебела кутикула и редуциран систем за варење. Групата опфаќа над 3.800 видови. Во Македонија се познати 10 видови. Најпозната е *кучешката тенија* (*Dipylidium caninum* L.), со должина до 40 cm. Паразитира во кучето. Како посредни домаќини на оваа тенија се јавуваат кучешките болви и вошки, со кои најчесто се инфицираат децата во игра со кучињата.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без’рбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, Biodiversity *of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Final Report, Skopje, 1999, 23–30; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ТЕНИЈА, СВИНСКА** (*Taenia solium* L.) – сплескан паразитски црв. Се среќава во цревата на ’рбетниците. Името го добила според својот последен домаќин – свињата. Долга е 3–8 m. Возрасната единка живее во цревата на човекот додека ларвениот стадиум се одвива во мускулите на свињата. Заразеното месо, ако не е добро термички обработено (бобинките не се уништуваат, туку и понатаму се развиваат), предизвикува заболувања со тешки нарушувања на здравјето на домаќинот па дури и смрт.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без’рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ТЕНИСОТ ВО МАКЕДОНИЈА** – спортска игра. Првпат организирано се игра во СК „Искуп“ во Скопје (1911). Прв тениски клуб бил формиран во Скопје (1935). Тениски клубови биле основани во СД: „Работнички“, „Вардар“, „Слога“ и „Студент“ во Скопје, а е организирано и првото Републичко првенство, на кое победил Јордан Попјорданов (1950). Потоа бил формиран Тениски сојуз




Најдобрите тенисери во Македонија: Предраг Русевски и Лазар Магдинчев

на Македонија (1953), сега Федерација (од 2002), во која членуваат 16 клубови со повеќе од 300 членови. Сојузот е член на Европската тениска федерација (од 1994). Најуспешен клуб е ТК „Југ“, основан во Скопје (1955), а најуспешни тенисери се: Тодор Николовски, Александар Китинов, Сашо Панов, Зоран Шевченко, Александар Магдинчевски, со тренерот Милутин Гуревски. Ј. Ј.

**ТЕОДОР I АНГЕЛ** (ок. 180/85 – по 1253) – епирски владетел и солунски цар (1214–1230). Енергичен и амбициозен владетел, си поставил цел да го освои Цариград и да ја обнови Византија. Ги поразил Латините во албанските клисури (1217), го освоил Солун (1224). За цар бил крунисан од охридскиот архиепископ Димитриј Хоматијан. Македонија претставувала централна област во неговата држава, а Охрид, центар на духовниот и на културниот живот. Бил поразен и бил заробен од Бугарите во битката кај Клокотница (1230). Починал во заробеништво во Никеја.

ЛИТ.: D. Nicol, *The Despotate of Epirus*, Oxford, 1957; К. Βαρζοσ, *Ἡ Γενεαλογία τῶν Κομνηνῶν*, II, No 168, Солун, 1984. К. Ац.

**ТЕОДОСИЕВСКИ, Душан Тодоров** (Куманово, 17. V 1922 – Скопје, 14. XII 2002) – спец. педијатар, редовен проф. на Мед. ф. (од 1976). Бил учесник во НОБ (1944). Студии по медицина завршил во Белград (1949). Специјализирал педијатрија во Белград и Скопје и специјалистичкиот испит го положил во 1954 г. Хабилитирал на тема „Ревматичната болест во детството“ (1959). Имал повеќе општествени функции во Советот за народно здравје на СРМ и во Заводот за заштита на мајки и деца, бил директор на Специјалната (детска) болница за туберкулоза (1972–1987), претседател на МЛД и на Сојузот на лекарските друштва на СФРЈ. Во последните години се занимавал со пулмолошките проблеми во детството, како и со менталните проблеми во детството и адолесценцијата. Раководител бил и на Медицинско-педагошкото советувалиште во Скопје. Коавтор на „Учебникот по педијатрија“ (1950) и на над 60 стручни трудови. Н. П.-Ј.

**ТЕОДОСИЕВСКИ, Стево** (Кочани, 16. IV 1924 – Скопје, 9. IV 1997) – композитор на песни во народен дух, естраден уметник, музички педагог и хуманист. Бил учесник во НОБ, а по демобилизирањето бил член (хармоникаш) во Народниот оркестар на Радио Скопје. Подоцна го основал својот Ансамбл „Теодосиевски“


Стево Теодосиевски

(1953). Автор е на околу 100 песни и на околу 500 аранжмани. Со својот музички ансамбл го афирмирал македонскиот музички фолклор во светот, особено во соработка со својата сопруга естрадната уметничка *Есма Реџепова-Теодосиевска (в.).* Во својата Музичка школа школувал над 120 деца од ромската националност. Негови најпознати песни се „Запеј Македонијо“ и „Зошто си ме мајко родила“, како и ората „Милкино“, „Моминско“, „Романо“ и „Соборско“. С. Мл.


Митрополитот Теодосија Скопски

**ТЕОДОСИЈА СКОПСКИ** (световното име: Васил Гологанов) (с. Трлис, Серско, 7. I 1846 – Софија, 1. II 1926) – духовник, црковно-национален деец, митрополит скопски, борец за обновување на Охридската архиепископија, црковен писател, академик. По школувањето во ќелијното училиште во родниот крај, завршува грчка гимназија во Серес и се замонашува во серскиот манастир „Св. Јован Претеча“ (1862), потоа е ракоположен за јеромонах (1864) и игумен, па и ефимериј при црквата „Св. Богородица“ во Пловдив. По образувањето на Бугарската егзархија е поставен за претседател на Црковно-училишната општина во Серес. Бидејќи не се приклучува кон унијатското движење (1873–74), бугарскиот егзарх го удостојува со архимандритски чин и го поставува за ефимериј при бугарската црква „Св. Стефан“ во Цариград (1873). Но во Серез е затворен и бара заштита од грчкиот митрополит. Овој го испраќа во Мостар (Херцеговина), каде што јеромонахот е поставен за протосингел на патријаршиската епархија (1874). Тука се зближува со херцеговските востаници и тајно (под псевдоним) испраќа дописки до српски весници, повикувајќи ги словенските народи на востание против Турците. Со порака од херцеговските востаници да организира востание и во Македонија, се упатува преку Солун кон Серез, но пак е уапсен. Го спасува грчкиот серски митрополит. Оди во Цариград и одново станува духовник при црквата „Св. Стефан“. Егзархот го праќа како заменик на Партенија во Ниш (1875), но во Српско-турската војна се повлекува во родното село (1877), а потоа на старото место во Цариград.

По Руско-турската војна и Санстефанскиот прелиминарен договор (1878), егзархот Јосиф оди во Пловдив, а за свој заменик го поставува Теодосија. Новото унијатско движење во Македонија за обнова на Охридската архиепископија тој не го одобрува. Играта со архимандритот Кусевич како заменик, го враќа пак при црквата „Св. Стефан“. Избран е за егзархиски митрополит скопски (29. XII 1884), но долго чека за определеното митрополитско место. Во март 1890 г. се обидува да дојде во Скопје без нужниот берат, но валијата наскоро го враќа во Цариград. Сè повеќе размислува за обнова на Охридската архиепископија.

Штом го добива бератот, стигнува во Скопје (25. VII 1890). Прави големи кадровски и други промени во Скопската епархија што водат кон отцепување од Егзархијата. Го воведува македонскиот јазик во употреба, има своја печатница, сопствени вули и други документи, но без фирмата на Егзархијата. По острата реакција од егзархот, тој поведува разговори со австро-унгарскиот конзул Шмукер и со ватиканскиот претставник Бонети (3. XII 1891) за примање на унијата, но под услов да се осамостои Архиепископијата во границите на цела Македонија во канонско единство со Римокатоличката црква. По јавните реакции, егзархот и писмено го разрешува од должноста и со посредство на турските власти бара да биде спроведен во Цариград. Во јануари 1892 г. митрополитот Теодосија засекогаш го напушта Скопје и на 11 март е испратен на принуден престој во софискиот Драгалевски манастир, каде што сè до 1901 г. е наполно изолиран.

Силната јавна реакција против сменувањето се совпаѓа со појава-

та на сп. „Лоза“ на ММКД во Софија и со нападите против „националниот сепаратизам“. По краткиот престој во Пловдив, тој е испратен во Рилскиот манастир (1906), но наскоро пак е вратен во Софија. На распишаните избори за нов митрополит во Скопје (1910), конкурира и Теодосија, поддржан од Скопската епархија и од луѓето околу П. Попарсов. Истовремено се поведува акција на Теодосија, Попарсов и Мисирков за отворање Висока педагошка школа во Скопје, но и тоа е оневозможено.

Бидејќи веќе има објавено повеќе книжевно-научни богословски трудови и преводи, Бугарското книжовно друштво го избира за редовен член (10. I 1910). Кога во Првата светска војна германско-бугарските војски ја завладуваат Македонија и Егзархијата ја враќа својата јурисдикција, пак не му е дозволено митрополитското место во Скопје, туку е пратен во Ѓумурџинската епархија (Тракија). По војната е сместен во Духовната академија во Софија, без никаква должност, каде што и умира.

ЛИТ.: Д-р Славко Димевски, *Митрополитот Скопски Теодосиј живот и дејност (1846–1926)*, Скопје, 1965; Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874–1926). Прилог кон проучувањето...*, Скопје, 1966, 119–124 и 738–743. Бл. Р.

**ТЕОФАН I** – гревенски митрополит (првата половина на 1676) и охридски архиепископ (втората половина на 1676). Од јеромонах (до 1676), со итрина станал митрополит и во истата година и архиепископ. По претставката за неканонски избор од седум фанариотски архијереи и костурски градски првенци Грци, на чело со костурскиот митрополит Давид и велможата Константин Евпрагиоти Кунопаки, во политиката за замена на домородните архиепископи, бил разрешен од свиканиот собор од страна на цариградскиот патријарх Дионисиј IV, со учество на антиохискиот и ерусалимскиот патријарх, 23 митрополити од Цариградската црква и 7 архијереи од Охридската.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. *От падането ѝ под турците до нейното унищожение* (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“, Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 74; Славко Димевски, *Историја на македонската православна црква,* книга прва, Скопје, 1989. С. Мл.

**ТЕОФИЛ ТИВЕРИОПОЛСКИ, св.** (Струмица, VIII в.) – македонски иконозаштитник. Уште како дете го изучувал Светото писмо, ги напуштил родителите и се замонашил кај отец Стефан. При монашењето не го променил крстеното име и останал да се вика Теофил. Познат бил по неговата заштита на иконите од иконоборството. Се празнува на 23 октомври.

ЛИТ.: Александар Донски, *Сите светители од Македонија*, Штип, 2006; Добрила Миловска и Јован Таковски, *Македонска житијна литература IX-XVIII век*, Скопје, 1996; Михајло Георгиевски, *Македонски светци*, Скопје, 1997. Рат. Гр.




Теофилакт Охридски, параклис на црквата „Св. Јован Претеча“ во Протатон, Света Гора (1526)

**ТЕОФИЛАКТ ОХРИДСКИ** (Еврип на островот Евбеја, XI–XII в.) – византиски црковен деец, филозоф, книжевник и охридски архиепископ. Бил ученик на познатиот византиски филозоф Михаил Псел. Архиепископ охридски бил 15-тина години, но по судир со охриѓани бил принуден да си даде оставка и заминал во Солун. Како книжевник, најголеми траги оставил како егзегет, толкувајќи ги старозаветните книги, псалмите и пророчките книги, како и целиот Нов завет (без Апокалипсата). Напишал ораторски слова, хагиографски и химнографски дела за месните македонски светители, полемички антилатински дела, епистоларни состави со податоци за Македонија и за Охридската архиепископија.

ИЗВ.: Митрополит Симеон, *Писмата на Теофилакт Охридски, архиепископ български*, Сб. БАН, 27, София, 1931; И. Илиев, *Гръцки извори за българската история. Произведения на Теофилакт Охридски, архиепископ български, отнасящися до българската история*, т. 9, ч. 1, 1974 и ч. 2, 1994.

ЛИТ.: Б. Панов, *Теофилакт Охридски како извор за средновековната историја на македонскиот народ*, Скопје, 1971; В. Стојчевска-Антиќ, *Архиепископот Теофилакт за животот и делото на Климент Охридски*, „Литературен збор“, 1, Скопје, 1984; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005. И. Вел.

**ТЕПЛОВ, Владимир Александрович** – руски проучувач на Македонија, автор на неколку одделни книги на македонска тема: „Материјали за статистиката на Бугарија, Тракија и Македонија, со приложени карти на распоредот на етничките групи според вероисповедта“ (С.-Петербург, 1877); „Грчко-бугарското црковно прашање“ (С.-Петербург, 1889) и „Турските реформи во врска со прашањето за Македонија и Стара Србија“ (С.-Петербург, 1903). Г. Т.



Апостол Петков Терзиев

**ТЕРЗИЕВ, Апостол Петков** (с. Бојмица, Гевгелиско, 6. V 1869 – с. Крушари, Еницевардарско, 2. VIII 1911) – учесник во Илинденското востание, војвода наречен „Еницевардарско сонце“. Стапил во МРО (1897), бил комита во првата чета на ТМОРО во Солунскиот револуционерен округ, војвода, учесник во вооружените борби пред, во и по Илинденското востание. Се прославил и во борбите со андартските чети во Еницеварско. Имал средба со американскиот новинар и публицист Алберт Сониксен. Загинал во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: Крсте Битоски, *Апостол Петков Терзиев*, Битола, 1988. В. Ѓ.

**ТЕРИТОРИЈАЛНА ОДБРАНА НА НРМ / СРМ** – систем на воена и административно-управна организација наменета за заштита на државната територија во мирно и во воено време и за извршување на други задачи од значење за националната одбрана, најширок облик на организирање на општеството за водење војна. Основни задачи на ТО се: да организира и води непосредна одбрана на територијата од дејства на уфрлени, инфилтрирани, на десантни и на други сили на непријателот; да чува воени и други витални објекти значајни за одбраната на земјата; да обезбедува комуникации, да содејствува со единиците на оперативната армија и др. Се состои од штабови, единици и установи. Единиците на ТО се активираат во војна или во непосредна воена или друга опасност за земјата.

ЛИТ.: *Vojni leksikon*, Beograd, 1981. В. Ст.

**ТЕРМИТИ** (*Isoptera*) – инсекти со средна големина, слични на мравките. Најчесто се белузлаво обоени, по што се нарекуваат бели мравки. Живеат во заедници составени од различен број единки кај кои постои поделба на работа-


Термити

та. Живеат вземи. Градат цврсти населби составени од земја и секрет. Се хранат со сува дрвна материја. Се одликуваат со голема плодност. Една оплодена женка може да положи дневно околу 30.000 јајца. Термитите живеат претежно во жешките предели на Африка и Америка и градат високи термитници. Од 2.500 видови термити само мал број живеат во јужна Европа. Во Македонија се среќаваат само два вида: *Reticulitermes lucifugus* Rossi и *Calotermes flavicollis* Fabr.

ЛИТ.: Зора Караман, *О шермишима Југославије*, Fragmenta balcanica. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1 (3): 21-30; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбешниште живошни*, Скопје 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ТЕРМИЦА** – средновековно утврдување во Струмичко во времето на Самуиловото Царство. Ја освоил византискиот војсководец Давид Аријанит (1015). Се лоцира на ок. 16 km југоисточно од Струмица, над селото Банско, каде што и денес се наоѓаат остатоци од тврдината, како и остатоци од стара бања.

ЛИТ.: *Ioannis Scylitzae Synopsis Historiarum*, rec. I. Thurn, Berlin, 1973, 354. К. Аџ.

**ТЕРЦИЕРЕН ПЕРИОД** – траел околу 63 млн. години (65 – 2±0,2 млн.г.). Во Македонија е претставен со палеогенски и неогенски седиментни и вулкански карпи. Палеогенот е широко развиен со еоценско-олигоценски седиментни маси со дебелина до 3.500 m во Тиквешката и Овчеполската Котлина, а со помали маси во Делчевската Котлина и во Валандовско и Гевгелиско. Во сите области палеонтолошки е документиран со фосилни полжави, школки, нумулити и друго. Еоценот е развиен со базални конгломерати и флишни седименти, а олигоценот главно е карбонатен. За време на горен олигоцен се одвивала силна вулканска активност (Злетово–Кочани, Бучим–Боров Дол, Делчевско). Неогенот е претставен со средно и горно миоценски и плиоценски седименти и вулканити. Седиментите во миоценот се претставени главно со глиновито-лапоровити и алеврит-песокливи седименти со јагленови слоеви во горен миоцен, а во плиоценот претежно со чакали и песоци. Истите се развиени во сите македонски котлини, при што најголема дебелина достигнуваат во Скопската (2.200 m), Тиквешката, Струмичката и Пелагониската Котлина (до околу 1.000 m). Вулканизмот бил активен главно во миоценот во Кумановско, Пробиштипско–Кочанско, а во Мариовско и на почетокот од плиоценот.

ЛИТ.: Т. Ракиќевиќ, Н. Думурџанов, П. Петковски, *Толкувач за ОГК на СФРЈ*, лист Штип, 1973, 1:100.000; N. Dumurdzanov, T. Serafimovski, C. B. Burchfiel, *Evolution of the Neogene-Pleistocene Basins of Macedonia*. Geological Soc. of America, DMC 001, 2004, p. I-XX; N. Dumurdzanov, T. Serafimovski, C. B. Burchfiel, *Cenozoic tectonics of Macedonia and its relation to the South Balkan extensional regime*, „Geosphere", v. 1, August 2005, p. 1-22. Н. Дум.

**ТЕРЦИЈАРНИ РЕЛИКТИ ВО ФЛОРАТА НА РМ** – еволутивно стари растителни видови што претставуваат остатоци од флората што се развивала во времето на терцијарот (в. реликти во флората на РМ). Вл. М.

**ТЕСАЛОНИКА** (IV–III в. ст. е.) – ќерка на Филип II, полусестра на Александар III Македонски, сопруга на кралот на Македонија Касандар (316). Во нејзина чест Касандар новооснованиот град на Термајскиот Залив го нарекол Тесалоника.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; *Историја на македонскиот народ, 1*, Скопје, 2005. А. Шук.

**ТЕТОВО** – град во северозападниот дел на РМ со 52.915 ж. (2002 г.). Се простира во Долни Полог, на допирот на Полошката Рамнина и југоисточните падини на Шар Планина, од двете страни на р. Пена на надморска висина помеѓу 470 и 540 m. Зафаќа површина од 1.120 ha. Со соседните градови Скопје и Гостивар е поврзан со автопат и со железничка линија. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 11,0°C, и просечна годишна количина на врнежите од 470 mm. Првпат се споменува под името *Хтетово* во XIII в., кога во него постоел богатиот манастир „Св. Богородица", во чијашто чест се одржувал голем панаѓур. Во турско време е именуван како *Калканделе*. Во XVI и XVII в. Тетово е седиште на полошкиот владика, што значи дека имало развиена црковна функција. Во втората половина на XIX в. во градот брзо се развиле занаетчиството и трговијата, а пријатната клима овозможила турските бегови во него да изградат повеќе сараи. Во почетокот на XX в. Т. имало 19.200 ж. Во периодот меѓу двете светски војни тој број се намалува, така што во 1931 г. Тетово има 16.359 ж. Сепак, градот популациски и стопански најмногу напреднал од 1950 г. наваму. Неговото население од 20.209 ж. (во 1953) се наголемува на 52.915 ж. (2002). Од нив поголемиот дел (28.897) се Албанци, 18.555 се Македоци, потоа следат Ромите со 2.352, па Турците со 1.878, Србите со 587, Бошњаците со 156 и Власите со 13 жители. Тетово денес е седиште на општина што зафаќа површина од 26.189 ha, има 20 населени места со 86.580 ж. Градот претставува управен, стопански, културно-просветен и здравствен центар на Полог. Во него е присутна доста развиена текстилна индустрија и електрометалургија, потоа индустрија за неметали, дрвна и прехранбена индустрија. Има гимназија, средно медицинско училиште, два универзитета, дом на културата, историски архив, Музеј на тетовскиот крај, медицински центар и др. Во Тетово се одржува фестивалот „Тетовски хорски одзиви" и Меѓународна средба



Центарот на Тетово

на книжевните преведувачи. Одовде потекнува бронзената фигура Менада (од архајскиот период) во градот е црквата „Св. Кирил и Методиј“ со галерија на икони. Меѓу исламските споменици се истакнуваат Шарената џамија и Арабати баба теќе, кое припаѓа на дервишката секта Бектеши. На 19. III 1943 г. во Т. е формирана КПМ и во спомен на тој настан е основан Меморијален музеј. Во с. Лешок се наоѓа Лешочкиот манастир со две цркви: „Св. Атанасија“, каде што е гробот на Кирил Пејчиновиќ и „Св. Богородица“.

ЛИТ.: Јован Ф. Трифуноски, *Град Тетово*, „Географски преглед“, 4 и 5, Софија, 1948; Митко Панов, *Популациски развиток на градовите во СР Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 5, Скопје, 1967; *Попис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**ТЕТОВСКИ ПАШИ** (XVIII / XIX в.) – османлиски феудалци од албанско семејство што во XVIII и почетокот на XIX век владееле во северниот и средишниот дел од Македонија. Почетокот на нивното владеење е поврзано со името на Хасан, син на католичкиот конвертит Ѓорѓе Бита, кој во средината на XVII в. дошол во Тетово од Северна Албанија. Најпознати од нив биле Реџеп II (1736-1819), Џеладин-бег Охридски, Вели-бег Кичевски, Абдулрахман-паша Тетовски, Хавзи-паша Скопски, Хасан-паша Кустендилски.

ЛИТ.: Тосков, *Тетовските паши*, Сборник на народни умотворения, наука и книжина, XI, Софија, 1894; *Тетово и тетовско низ историјата*, I. *Од предисторијата до крајот на Првата светска војна*, Тетово, 1982. Др. Г.

**ТЕТРАРХИЈА** (969–976) – четиривластие, заедничко владеење на четворицата браќа комитопули Давид, Мојсеј, Арон и Самуил, синови на комесот Никола. Била востановена кога комитопулите ја отфрлиле бугарската врховна власт и започнале да владеат самостојно во Преспанско-охридската област (969), а завршила со смртта на Давид, кој бил убиен помеѓу Костур и Преспа (976).

ЛИТ.: С. Антолјак, *Самуиловата држава*, Скопје, 1969. К. Аџ.

**ТЕТРЕБИ** (Tetrao) – род релативно големи птици од фамилијата тетреби (Tetraonidae), од кои во Македонија се среќаваат два вида: голем тетреб (Tetrao urogallus) и мал или лирест тетреб (Tetrao tetrix).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Голем тетреб

**ТЕЌЕ НА ЗЕЈНЕЛ АБЕДИН-ПАША** (Охрид, 1590) – верски активен објект во џамијата на Зејнел Абедин-паша. Му припаѓа на халветискиот дервишки ред. Во кругот на џамијата се наоѓа турбето на Мухамед Хајати, основачот на редот во Охрид, изградено во почетокот на XVIII в.

ЛИТ.: Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlx Mimarx Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, Istanbul, 1981; *Охрид и Охридско низ историјата*, кн. II: *Од паѓањето под османлиска власт до крајот на Првата светска војна*, Скопје, 1978. Др. Ѓ.

**ТЕЌЕ СЕРСЕМ АЛИ-БАБА** (Тетово, изградено меѓу 1538–1548) – верски објект, споменик на културата. Познато е како Арабати баба теќе, подигнато од Серсем Али баба, припадник на дервишката секта бекташи. Претставува комплекс од повеќе објекти: џамија, турбиња, објекти за живеење, семахане (место за молитва на дервишите), шадрван и др. Кон крајот на XVIII в. тетовскиот паша Абдурахман подигнал и конак. Посебна убавина на некои од објектите се резбаните тавани. Во дел од теќето се сместени дервиши на бекташкиот дервишки ред.

ЛИТ.: Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlx Mimarx Eserleri.* Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, Istanbul, 1981; Никос Чаусидис и други, *Македонија: културно наследство*, Скопје, 1995. Др. Ѓ.



Монета на Теутај, аверс/реверс

**ТЕУТАЈ** (Teutaos) – пајонски владетел, познат по една сребрена монета пронајдена на локалитетот Маркова Кула, кај селото Корешница, Демиркаписко. На монетата е претставен бик што стои надесно на аверсот и кантарос во вдлабен квадрат и испишан текст ΤΕΥΤΑΟ(S) на реверсот. Едни автори ја датираат во втората половина на V в. пр.н.е., а други во првите децении на IV в. пр.н.е.

ЛИТ.: Е. Петрова, *Пајонија во II и I милениум пред н.е.*, Скопје, 1999. К. М.-Р.

**ТЕХЕЛЕТ ЛАВАН – NECAH** (сино-бело знаме) во Македонија (1935) – еврејска работничка младинска лево ориентирана организација. Дејствувала во градовите населени со еврејско население. Членовите биле обучувани на земјоделски работи за заминување во Ерец Израел. Во Скопје на чело на кенот биле Видал и Моше Сапорта. Најголем кен имало во Битола, со преку 300 членови, со кој раководеле Нисим Алба, Виктор Мешулам и др. Во Штип имало кен од 15 луге на чело со Шмуел Јаков Коен. Најголемиот број членови стапиле во партизанските одреди.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.



Теќето „Серсам Али-Баба“, Тетово


Техничкиот факултет, Битола

**ТЕХНИЧКИ ФАКУЛТЕТ – Битола** – формиран во 1961 г. заедно со Вишата техничка школа, со два отсека: Машински и Електротехнички. Во 1972 г. почнува да работи и третиот – Сообраќаен отсек. Во 1977 г. Вишата техничка школа прераснува во Технички факултет – Битола. Додипломските студии се организирани по отсеци: Машински, Сообраќај и транспорт, Електротехнички, Графичко инженерство и Информатика и компјутерска техника. Постдипломски студии – за сообраќајно-транспортно планирање и инженерство, термо и хидротехника и енергетика, индустриско инженерство и менаџмент, графичко инженерство и електроенергетика. Наставата на додипломските студии ја изведува наставнички и соработнички кадар, вработен на Факултетот, како и голем број услужно ангажирани професори и соработници од земјата и од странство. На сите четиригодишни и тригодишни студиски програми е воведен Европскиот кредитен трансфер систем (ЕКТС). Досега на Факултетот на додипломските студии дипломирале вкупно 3504 студенти, магистрирале 23, а докторирале 12 кандидати. Сл. А.

**ТЕХНИЧКИ ФАКУЛТЕТ – Скопје** – основан во 1949 г., со два оддела – Градежен и Архитектонски. Наставата започнала во октомври 1949 г., во дел од денешната зграда на Архитектонскиот и Градежниот факултет, тогаш сè уште во изградба. Во почетокот биле ангажирани кадри школувани во странство и специјалисти од другите републики во Југославија. Набргу се оформиле лаборатории, библиотека, се развила научноистражувачка и издавачка дејност и се создале услови за отворање нови оддели: Машински, Електротехнички и Технолошко-металуршки (1959). Постоел до 1965 г., кога се разделил на три факултети: Архитектонско-градежен, Електромашински и Технолошко-металуршки. Одиграл пионерска улога во оформувањето на првите инженерски кадри кај нас во времето кога биле најпотребни и изградил темели за посебни факултети од областа на техниката (в.: *Архитектонски факултет, Градежен факултет, Машински факултет, Електротехнички факултет* и *Технолошко-металуршки факултет*). Љ. Т.


Зградата на Електротехничкиот факултет, Скопје

**ТЕХНОЛОШКИ РАЗВОЈ** – пораст на БДП под дејство на технолошките промени во најшироката смисла на зборот. Општествено-економскиот развој на Македонија по Втората светска војна во голема мера беше заснован врз штедењето и инвестирањето во физичкиот капитал (згради, машини, опрема). Ваквиот тип економски раст во основа е ограничен поради дејството на законот за опаѓачките приноси. Од друга страна, економскиот раст фундиран врз технолошките промени во најширока смисла (нови технологии, иновации, образование, научноистражувачка работа, менаџерски и претприемнички знаења и сл.) е во можност да ги помести производните граници на општеството нагоре, со иста количина на постојните ресурси. Во раните транзициони години индикаторите за оценка на технолошкиот развој на земјата беа крајно неповолни: во економската структура на земјата преовладуваа гранки со ниска и средна технолошка интензивност, степенот на истрошеност на фиксниот капитал во македонската индустрија, во просек, беше над 70%, иновациската активност (мерена преку бројот на пријавените и прифатените патенти слаба – не повеќе од 10 до 20 на годишно ниво), учеството на трошоците за истражување и развој во БДП на земјата ниско (помало од 0,5% ) итн.

Состојбите не се битно променети до денешни дни, а во некои сфери се дури и влошени – трошоците за истражување и развој, на пр., се сведени на 0,2% од БДП, со претерана концентрација во владиниот сектор и во секторот на високото образование и минимално учество на бизнис-секторот, што е атипична состојба во однос на онаа во развиените земји. На почетокот од 2007 г., околу 20% од популацијата на Македонија користи интернет, наспроти, во просек, 50% во земјите-членки на ЕУ. И покрај неповолните индикатори за технолошкиот развој, сметководството на економскиот раст покажува дека во периодот 1997–2000, македонската економија постигна просечна стапка на пораст на БДП од 3,4%, од што дури 60% од растот можат да се припишат на технолошките промени во најшироката смисла. Македонија нема прифатено сопствена стратегија за технолошки развој. Од друга страна, реформите и приближувањето кон ЕУ придонесоа, во поново време, владините гарнитури посериозно да се свртат кон унапредување на конкурентноста на економијата,

креирање на поволна бизнис-клима и кон поддршка на развојот на информационите технологии, како значајни сегменти на технолошката политика.

ИЗВ.: *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија,* МАНУ, Скопје, 1997; World Bank, *Macedonia – Country Economic Memorandum: Tackling Unemployment,* September 17, 2003.

ЛИТ.: З. Поповска, *Технолошкиот развој на Република Македонија – основна претпоставка за интеграција во европскиот економски простор*, Отворени предизвици на македонската економија, Скопје, 2004; P. Samuelson and W. Nordhaus, *Economics,* Eighteenth Edition, McGraw-Hill – Irwin, USA, 2005; J. Stiglitz, C. Walsh, *Economics,* orton & Company, New York, 2002. Т. Ф.



ТЕХО – Тетовски хорски одзиви (2002)

**ТЕХНОЛОШКО-МЕТАЛУРШКИ ФАКУЛТЕТ – Скопје** – врвна едукативна, научноистражувачка и развојно-применувачка институција во РМ во состав на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Образува кадри (дипломирани инженери, специјалисти, магистри и доктори на науките) од подрачјата на хемиската, прехранбената технологија и биотехнологијата, на екстрактивната и преработувачката металургија, на текстилот и конфекцијата и на хемиското инженерство. Работи од 1959 г., а како самостоен факултет е од 1965 г. Факултетот е во постојан раст и напредување. Партнер е на металургиската, хемиската, текстилната и на другите индустрии во РМ за кои создава кадри. Има воспоставено меѓународна соработка со високообразовни и истражувачки институции од соседните земји, но и пошироко во светот. Во полувековното постоење дипломирале околу 5.500 студенти, магистрирале над 250 и докторирале стотина. Организиран е во институти и во лаборатории. Досега се применети повеќе организациски шеми. Св. Х. Ј.


Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје

**ТЕХО, Тетовски хорски одзиви** – фестивал на македонска хорска музика, кој во Тетово се одржува биенално (секоја втора година). Основан е во 1973 г. за да го унапредува аматерското хорско музицирање и да го поттикнува домашното хорско творештво. Програмската идеја на фестивалот уште од почетокот била биенално да се претставува опусот на еден македонски композитор, низ натпреварувачки карактер, со учество на хорови од целата Република. Б. Орт.

**„ТЕШКА КРСТАЧКА"** – македонско машко народно оро во метар 6/8. Најчесто се играло во Кочанско. Држењето на рацете е за рамо. Движењето на играорците е традиционално, во полукруг, темпераментно, со подрипливи чекори и балансирања на телото.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 110. Ѓ. М. Ѓ.

**„ТЕШКОТО ГАЛИЧКО"** – македонско машко народно оро од с. Галичник, Дебарско. Тоа е бисер на македонската орска традиција. Има дводелна форма, која се темели врз две различни метроритмички структури. Првиот дел е во слободен (рубато) ритам, кој овозможува исклучително бавни движења со нозете и со другите делови на телото. Секое движење, колку и да е мало, се изведува со длабоко чувство и одмереност, коешто инаку е својствено само за ретко надарените играорци. Вториот дел претставува контраст, со релативно брзо темпо на 7/8-от ритам (3,2,2). Како во ниедно македонско оро, танчарот се отпушта и


Галичкото оро „Тешкото"

со три редоследни вртења се фаќа за опашкарот. При последното вртење му ја додава шамијата на играчот што претходно играл до него. Значи, од позиција на танчар, станува опашкар, но за кратко време, бидејќи по него истото го прави секој од следните играорци. Кон неговата кореографска убавина е сообразена и виртуозната придружба на зурлациската тајфа, особено онаа на тапанџијата, кој мора да биде мајстор над мајсторите. Тоа особено се однесува за првиот дел, кога при слободните движења, секој удар на тапанџијата мора до нијанса да биде усогласен со движењата на танчарот.

ЛИТ.: Елзи Иванчиќ Дунин – Станимир Вишински, *Ората во Македонија,* Скопје 1995, 263. Ѓ. М. Ѓ.


Атанас Тешовалијата

**ТЕШОВАЛИЈАТА, Атанас** (с. Тешово, Неврокопско, 1860 – врв Алиботуш, 12. V 1905) – учествувал во Кресненското (1878/79) и во Илинденското востание (1903), војвода. Бил член на ТМОРО, борец во првата агитационо-организациска чета во Серскиот округ на Илија Крчовалијата. Како неврокопски војвода, ги прогонувал врховистичките чети (1901–1902), се борел и во Илинденското востание. Загинал во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: *Македонски возражденски револуционери*, Скопје, 1950. Ал. Тр.


Римскиот цар Тибериј

**ТИБЕРИЈ** – римски цар (14–37), прв цар од династијата Јулии-Клавдии (14–68), искусен војсководец и дипломат. Вршел брутални убиства во Империјата. По смртта на синот Друс (23), власта му ја препуштил на преторијанецот А. Сејан (подоцна го убива). Се повлекол на островот Капри (26) од каде што царувал.

ЛИТ.: D. C. A. Shotter, *Tiberius Caesar*. London, 1992; B. Levick, *Tiberius the Politician*, London, 1976; T. Wiedemann, *The Julio-Claudian Emperors*, Ad 14-70, Duckworth, 1989. Б. Петр.

**„ТИКВЕШ“** – акумулациона ХЦ (дел од повеќенаменскиот хидросистем) во долниот тек на Црна Река, недалеку од Кавадарци. Првите два агрегата се во погон од 1968, а третиот и четвртиот од 1981 г. Турбините се од типот францис. Вкупната инсталирана моќност изнесува 116 MW. Во периодот 1992-2003 г. просечното годишно производство изнесувало 135,1 GWh, а најголемото 289,9 GWh било во 2000 г.

ЛИТ: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *Ј.П. „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003; Др. Р.

**„ТИКВЕШ“** (Кавадарци, 30. I – 31. VII 1942) – весник на бугарската окупаторска власт. Редактор бил Б. Видов, а соработници Јордан Анастасов, Јордан Бадев, Димитар Поппандов-Пешковски, Георги Трајчевски и др. Објавени се вкупно 7 броја. Шестиот број бил посветен на македонскиот револуционер Гоце Делчев. Написите се главно со содржини од стопанскиот и културниот живот на Тиквешијата.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година),* Скопје, 1980, 462-463; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992),* Скопје, 1993, 154. С. Мл.


Камено-земјената брана „Тиквеш“

**„ТИКВЕШ“** – камено-земјена брана со тенко, благо наклонето глинено јадро, највисока насипна брана во некогашна Југославија (104 m), завршена е во 1968 г., на Црна Река, кај Кавадарци. Лоцирана е на тесно место, долга 338 m, со волумен на телото од 2,72 милиони $m^3$ формира акумулација од 475 милиони $m^3$, 22 km долга, наменета за наводнување и производство на електрична енергија (4 агрегати, ревитализирани последниве години). Придружни објекти: шахтен преливник (капацитет 1800 $m^3/s$), преливен тунел (D=10 m), тунелски темелен испуст, прибранска хидроцентрала, зафат и тунел за наводнување и др. Значаен објект за нашата енергетика и водостопанство. Љ. Т.

**„ТИКВЕШ“** – хидромелиоративен систем, изграден во 1970 г. Наводнува околу 15.000 ha во кавадаречкиот, неготинскиот и велешкиот регион. Основниот извор на водата е акумулацијата „Тиквеш“, која обезбедува 90 милиони $m^3$ вода. Магистралните (лев и десен) и главните канали за наводнување во сите три региони се долги 140,6 km, разделните и групните канали имаат вкупна должина од 55 km, а должината на деталната мрежа изнесува 570 km. На најголемиот дел од површините наводнувањето се врши гравитационо, додека за наводнување на 19% од вкупната површина се врши пумпање на водата со три пумпни станици поставени на магистралните канали. Главна култура во тиквешкиот регион се лозовите насади кои се застапени на околу 50% од површините. Други култури: овошни насади, градинарски култури, индустриски и фуражни растенија, пченка и житни култури и др. Системот е рехабилитиран во периодот од 1998 до 2006 г. преку проект заеднички финансиран од Светската банка, Холандија и РМ. Ст. Дод.

**ТИКВЕШКА КОТЛИНА** – се протега во Средно Повардарје на РМ, а го зафаќа рамниот и брановиден простор помеѓу Велешката Клисура на север и Демир Капија на југ. Од исток и североисток е


Лозови насади во Тиквешката Котлина


Тиквешко Езеро

заградена со средно високите Конечка и Градешка Планина, а од запад со Козјак, Дрен Планина и Бабуна. Зафаќа површина од 2.518 km², а лежи помеѓу 100 m и 2.166 m н.в. Котлината има издолжен облик со должина од 50 km, а ширина од 40 km. Таа била формирана со тектонските движења во неогенот, а потоа во неа егзистирало Тиквешкото Езеро. Во котлината се издвојуваат неколку морфолошки целини: Витачево, Росоманско Поле, Сландол, Пепелишко Поле и др. Владее променето средоземноморска клима со мало годишно количество врнежи од 476,7 mm. Во котлината постојат погодни услови за одгледување на повеќе земјоделски култури, дури и за т.н. „топлољубиви" (афион, сусам, памук, особено винова лоза и др.), но се одгледуваат и: жита, тутун, зеленчук, бостан и др. Во котлината се развиле две градски населби: Кавадарци и Неготино.

ЛИТ.: Стојмилов А., *Физичка географија на Р Македонија*, Скопје, 2003. Т. Анд.

**ТИКВЕШКО ВОСТАНИЕ** (1913) – локално востание во Тиквешијата против српската окупаторска власт во Македонија, инспирирано од Бугарија, а предводено од Дончо Лазаров, Мишо Шкартов и Диме Пинџуров. Побуната започнала на 19 јуни 1913 и биле протерани претставниците на српската власт од Кавадарци, а на 22 јуни и од градот Неготино. Биле ослободени околу 50 села во Тиквешијата. Во Кавадарци била избрана месна управа, на општинската зграда се веело тиквешко револуционерно знаме на ВМОРО. Востаниците избрале Револуционерен штаб и Војводски совет за раководење на Востанието. Бројот на вооружените востаници изнесувал ок. 200 души и заедно со четите на ВМОРО биле над илјада. При задушувањето на Востанието српските воени единици убиле околу 1.200 души, а изгореле околу илјада куќи и дуќани.

ЛИТ.: *Револуционерните борби во Тиквешијата. Спомени и материјали*, книга 2, Скопје, 2001; Зоран Тодоровски, *Тиквешкиот бунт во 1913 година*, зб. Тиквешкото востание во 1913 година, Кавадарци, 1993. З. Тод.


Дончо Лазаров со неговата чета

**ТИКВЕШКО ЕЗЕРО** – вештачка акумулација во долината на Црна Река. Изградена е во близина на селото Возарци, 12 km од Кавадарци. Браната е земјено-насипна, со глинено јадро и со нафрлан камен. Должината на круната изнесува 338 m, широчината 10 m, а височината 105 m. Максималната должина на езерото е 28 km, а најголемата широчина 700 m. При нормално ниво зафаќа површина од 14 km$^2$, и е најголемата вештачка акумулација во Републиката. Во акумулационипот базен просечно годишно се акумулираат околу 475.000.000 m$^3$ вода, од која 360.000.000 m$^3$ претставуваат корисни води. Се користи за наводнување на 23,975 ha обработливи земјоделски површини во Тиквешката Котлина, за производство на електрична енергија, за риболов, како и за спорт и рекреација.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.


Тикви

**ТИКВИ** (Cucurbita sp.) – едногодишни растенија од фам. *Cucurbitaceae*. Потекнуваат од Централна Америка. Познати се повеќе видови, а позначајни се: обична, готварска (Cucurbita pepo var. cylindrica), мускатна (Cucurbita moshata) и печенка (Cucurbita maxima). Се одгледуваат заради плодовите кои содржат сува материја (8-16%), а во неа има: шеќери (3–8%), пектини (0,3–0,8), азотни материи

(0,3-1–2%), каротин (20 mg%). Се консумираат варени, пржени, печени. Мускатната се користи и како додаток во сокови и за детска храна. Семето е богато со масло, кое се користи во индустријата. Се одгледуваат на отворено (тиквичката и во заштитени простори). Тие се топлољубиви, оптималната температура за интензивен раст и развој е 25-30°C. Д. Ј.

**ТИКОВ, Ботју** (Сандански, 13. IX 1956) – претседател и копретседател на ОМО „Илинден" – ПИРИН. Дипломиран инженер по рударство. Учествувал на парламентарните избори (2001) како независен кандидат поддржан од ОМО „Илинден" – ПИРИН. Учесник на Националната конференција за политичката дејност на малцинствата (Софија, 2005), член на делегацијата при посетата на седиштето на ЕФА (Европската слободна алијанса).

ЛИТ.: Стојко Стојков, *Македонскиѿе орѓанизации „Илинден" во Пиринска Македонија (1998–2002),* зб.: Сто години Илинден (1903–2003), Прилози од научниот собир одржан на 6–8 мај 2003. I, Скопје, 2005; „Народна воля", XXIII/4, Благоевград, 2002. В. Јот.



Св. Тимотеј

**ТИМОТЕЈ, св., апостол** (I в.) – соработник и сопатник на апостол Павле на Второто мисионерско патување во Македонија. Со светиот апостол Павле ги основале црквите во Филипи, Солун, Атина и во Коринт. Светото писмо го знаел речиси напамет. Напишал две посланија во Библијата.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Послание на свеѿиоѿ аѿосѿол Павле до Римјаниѿе,* Скопје, 2005; *Свеѿо Писмо на Сѿариоѿ и на Новиоѿ Завеѿ*, Лондон, 1990; Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Библијаѿа за Македонија и Македонциѿе*, Скопје, 1995. Рат. Гр.

**ТИМОТЕЈ, митрополит** (Славе Јовановски) (с. Младо Нагоричане, Кумановско, 20. X 1951) – архијереј на Македонската православна црква. Завршил Богословија во Скопје (1972), Богословски факултет во Белград (1976) и постдипломски студии во Рим. Работел во администрацијата на Македонската архиепископија, бил предавач на Богословскиот факултет во


Дебарско-кичевскиот митрополит Тимотеј

Скопје и в.д. ректор на Македонската православна богословија во Драчево. Замонашен (10. IX 1981) во манастирот „Св. Јован Бигорски", а хиротонисан за архијереј (20. IX 1981) во храмот „Св. Димитрија" во Скопје. Ја добил титулата Митрополит австралиски и ја раководел Австралиската и ја администрирал Дебарско-кичевската епархија, вршел и должност секретар на Светиот архијерејски синод (1989–1994). Разрешен од Австралиската (1995), останал да ја раководи Дебарско-кичевската епархија, а бил администратор и на Повардарската епархија (1998–1999 и 2002–2006).

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиеѿискоѿ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994; истиот, *Сѿефан Архиеѿискоѿ Охридски и Македонски*, Скопје, 2000. Рат. Гр.

**ТИМФАЈА** (Tymphaia) – област во Горна Македонија, населена со племето Тимфаи. Се наоѓала спроти северозападната граница на Епир, на десниот среден тек на р. Халијакмон. Според Страбон, Тимфаите живееле околу изворите на р. Пенеј, а нивен главен град бил Ајгиниј, кој се наоѓал недалеку од тесалскиот град Трика. Тимфаја влегла во рамките на Четвртата македонска мерида (167 пр.н.е.).

ИЗВ.: Strabonis, *Geographica,* I-III, Lipsiae, 1895-1913; Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски ѓрадови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**ТИПОЛОГИЈА НА ШУМИТЕ** – применета шумарска дисциплина што се занимава со дефинирање и класифицирање на шумски состави, односно типови шуми. Под тип шума се подразбира омеѓен шумски состав што при определени стопански мерки нуди оптимално производство на дрвна маса по количина и по квалитет во период на техничка зрелост.

Основни задачи на типологијата се разграничување на составите, определување на квалитетот на почвата и продуктивноста на стаништето. Типологијата се служи со разни методи, во зависност од природните услови и од степенот на нивната истраженост. Постои финска, украинска, ленинградска, чешка, германска, австриска метода итн. Во Македонија разграничувањето на составите се врши по фитоценолошки методи, а пониските единици се двојат по педолошки методи и во секоја таква единица се врши проценка на продуктивноста по дендрометриски методи. Типовите се именуваат по името на асоцијацијата и по некои од индикаторските видови. Секој тип посебно се опишува, а сите заедно претставуваат типолошка основа. Изработката на типолошката основа се врши кога шумата треба да се обнови по вештачки пат. Р. Р.


Група затвореници во Тиранскиот затвор

**ТИРАНСКИ ЗАТВОР** (1941–1944) – еден од најголемите затвори во Албанија наменет за политички затвореници и за Македонци. Во старата и во новата затворска зграда постојано биле доведувани припадници на оруженото востание од Западниот дел на Македонија и од други места што се наоѓале под италијанска, а подоцна и под германска окупација. Во него биле обесени повеќе борци од Македонија: Илија Антевски-Смок, Христо Оџаклиевски, Драге Тодоровски, Раде Угриновски, Трифко Ангеловски, Душко Поповиќ и др. Тие што биле ослободени од затворот по капитулацијата на Италија (септември 1943), се приклучиле во НОБ на Македонија.

ИЗВ.: Јаким Синадиновски, *1943 во Тиранскиоѿ ѿолиѿички заѿвор*, Скопје, 1973.

ЛИТ.: Дејан Алексиќ, *Душко Поѿовиќ-Ѓоко*, Скопје, 1985. Ѓ. Малк.

**ТИСА** (Taxus baccata L., фам. Taxaceae) – игловидно, зимзелено дрво со ареал во Европа, Мала Азија и во Северозападна Африка. Иг-

личките се меки, темнозелени, слични на еловите, но без бели линии од грбот, содржат отровен алкалоид (таксин). Плодот се состои од семе обвиено со чашковидна, месеста и црвена обвивка (арилус). Сенкољубив вид, долговечен, со многу квалитетно дрво. Кај нас се среќава како редок примес во буковите, буково-еловите и моликовите шуми. Ал. Анд.


Јосип Броз Тито

**ТИТО, Јосип Броз** (Кумровец, Хрватска, 7. V 1892 – 4. V Љубљана, Словенија, 1980) – револуционер-комунист, политичар и државник. Водач на Народноослободителната антифашистичка војна на Југославија (1941–1945), претседател на Федеративна Југославија, почесен член на МАНУ. Пред Првата светска војна бил металски работник. Учествувал во Првата светска војна и бил заробен на фронтот во Русија. Во 1920 г. се вратил во Загреб, каде што се вклучил во работничкото и комунистичкото движење. Во 1928 г. бил избран за член на МК на КПЈ за Загреб, а во 1934 за член на ПК на КПЈ за Хрватска, од каде што бил кооптиран за член на ЦК на КПЈ. Во 1937 г. КИ го поставила за генерален секретар на КПЈ. Го раководел отпорот против фашистичките сили. Како командант на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ во летото на 1941 г. го организирал создавањето на Народноослободителната војска на Југославија. Победил во неколку решавачки битки против германските и другите воени сили; го организирал одржувањето на Второто заседание на АВНОЈ (29–30 ноември 1943), кога бил избран за претседател на Националниот комитет за ослободување на Југославија (НКОЈ). Се застапил за создавање национални држави на југословенските народи, меѓу кои и за македонскиот народ, за Македонија како членка и конститутивен елемент на Југословенската Федерација. Во својство на претседател на НКОЈ, во јуни 1944 г. на Вис ја примил македонската делегација предводена од Методија Андонов-Ченто, преседател на ИО за свикување на АСНОМ, на разговор за македонското прашање. На 7. III 1945 г. формирал Привремена влада на ДФ Југославија во која, по барање на западните сојузници, привремено биле вклучени и претставници на Кралската влада. По прогласувањето на ФНРЈ (29. XI 1945) бил избран за претседател на Владата на ФНРЈ. Имал силно влијание во донесувањето на Првиот устав на ФНРЈ (по примерот на советскиот), со кој се централизира власта во Федерацијата. Напоредно со премиерската, ја вршел и функцијата генерален секретар на КПЈ и неколку други функции, воспоставил силна лична власт и создал култ на својата личност. Во судирот со КПСС и Сталин во 1948 г., со помошта од западните земји, излегол како победник. Била употребена репресија врз неистомислениците. По уставните промени во 1953 г. првпат бил избран за Претседател на Југославија. Во 1961 г. по негова заслуга во Белград се одржала првата Конференција на неврзаните земји, создавајќи го т.н. Движење на неврзаните земји со водечка улога на Југославија. Во периодот од шеесеттите години, па до пред неговата смрт бил трипати прогласуван за народен херој на Југославија. Во 1974 г. бил избран за претседател на СФРЈ без ограничување на мандатот. Бил избран за почесен член на МАНУ. Починал во Клиничкиот центар во Љубљана, а погребан бил во Белград.

ЛИТ.: Група автори, *Тито и Револуција 1937-1967*, Београд, 1967; *Историја на Сојузот на комунистите на Југославија*, Скопје, 1985; Михаило Апостолски, *Тито – стратег на Револуцијата на народите и на народностите на Југославија*, „Историја“, XIII/1, Скопје, 1977; Д-р Александар Христов, *Тито у Скупштини Социјалистичке Југославије 1942-1977*, Београд, 1978; Владимир Дедијер, *Прилози за биографију J. Б. Тита* (повеќе изданија); Коста Цавоски, *Тито - технологија власти*, Београд, 1991. Н. В.


Тито и Хрушчов во Скопје веднаш по земјотресот (1963)

**ТИТОВ ФОНД** (1974–1992) – фонд за стипендирање и школување на млади работници и деца на работници. Бил формиран по иницијатива на рударите од Бор и Мајданпек (1974), а основачи биле Собранието на СФРЈ, Извршниот совет, ЦК на СКЈ, ССРНЈ, ССЈ, Сојузот на младината и Стопанската комора на Југославија. Корисници на фондот биле 11.230 ученици, студенти и млади работници од Македонија.

ИЗВ.: Архива на Славка Георгиева-Андреевиќ. Вл. Ив.

**ТИХОМИР** (? – 1040) – водач на Драчкото востание (1040), „познат по својата мудрост и храброст“, прогласен од востаниците за цар. Се приклучил кон востанието на Петар Делјан за заеднички акции против Византија. Во Скопје бил каменуван од востаниците, откако Делјан го истакнал своето царско потекло и бил избран за единствен водач.

ЛИТ.: Г. Цанкова-Петкова, *Петър Делян през погледа на неговите съвременици*, „Исторически преглед“, 4, 1966. Б. Петр.

**ТОДЕВСКИ, Велко** (Драчево, Скопје, 5. IV 1945) – контрабасист. Студиите по контрабас ги

завршува на Музичката академија во Сараево (С. Сињери, 1969) и во истиот град концертно дебитира (1972). Таму е солист на РТВ Симфонискиот оркестар, а предава и на Музичката академија. Од 1974 г. работи во Скопје како солист на Оперскиот оркестар на МНТ и соработник на Македонската филхармонија. Со педагошка дејност започнува во МБУЦ „Илија Николовски-Луј", а потоа станува професор на Факултетот за музичка уметност во Скопје. Виртуоз на својот инструмент, бележи бројни солистички и камерни концерти во Македонија и низ целиот свет. Б. Орт.

**ТОДЕВСКИ, Кирил** (Драчево, Скопје, 14. XI 1943) – етномузиколог. Дипломирал во Белград, во класата на Драгослав Девиќ. Од 1970 г. работи во Македонското радио (од 1980 г. уредник на Редакцијата за народна музика). Освен голем број радиоемисии, напишал и повеќе студии и монографски трудови.

ДЕЛА: *Од Галичник до легенда – Александар Сариевски* (2000); *Народен уметник со универзитетски вредности – Пеце Атанасовски,* (2004), *Танец – 1949–1999* (1999) и др. М. Кол.

**„ТОДОР АЛЕКСАНДРОВ", ИСЕЛЕНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Кингстаун, Охајо, САД, 1923 –) – организација во која членувале доселеници по потекло од Прилепско, Кривопаланечко, Преспанско и Леринско. Се појавила со хуманитарна дејност и собирање средства за Македонците бегалци во Бугарија. Сл. Н.-К.

**ТОДОРИЦА** – календарски обичај. Иако светиот великомаченик Теодор Тирон има и друг празник (2. III/17. II), народот сепак повеќе ја празнува Тодоровата сабота, првата сабота од Велигденскиот пост.

На празникот се носи пченица и пченка в црква, што потоа младите ја ставаат под перницата и според сонот се прогнозира иднината. Во некои краишта се меси леб украсен со разни фигури – јарем, волови, коњи, плуг, трло со јагниња, коњски плочи и сл. Иако празникот пред сè е црковен, во него се контаминирале повеќе постари обичаи поврзани со доаѓањето на пролетта и разбудувањето на вегетацијата.

ЛИТ.: Лазар Мирковић, *Хеортологија,* Београд, 1961, 147; Марко К. Цепенков, *Народни верувања, детски игри,* кн. деветта, редактирале д-р Кирил Пенушлиски и Лепосава Спировска, Скопје, 1972, 18; Аритон Поповски, *Македонскиот говор во Гостиварскиот крај,* Гостиварски крај, II, Гостивар, 1970, 147; Стефан Верковиќ, *Македонски народни умотворби,* кн. петта, подготвил и редактирал Кирил Пенушлиски, Скопје, 1985, 90; Љубица и Даница Јанковић, *Народне игре*, IV, Београд, 1948, 32. М. Кит.


Асен Тодоров

**ТОДОРОВ, Асен** (Скопје, 17. II 1913 – Скопје, 11. II 1990) – новинар, општественик, редактор на печатни гласила и раководител на новински агенции. Во Скопје завршува средно образование. Апсолвент на Математичкиот факултет на Белградскиот универзитет. Активист на младинска организација на Белградскиот универзитет, потпретседател на Студентското друштво „Вардар" и член на МАНАПО (1936). Член на КПЈ (1937). Во скопското списание „Луч" ја објавува песната „Афион" (1937). По Војната работел во Повереноството за просвета во Владата на Македонија, а од 1945 г. е помошник-директор на новинската агенција ТАНЈУГ за Македонија. Бил уредник во Радио-Скопје, секретар во Секретаријатот за информации на Собранието на СРМ а од 1964, па до своето пензионирање (1975) е помошник на главниот и одговорен уредник на весникот „Нова Македонија".

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, Прилози кон проучувањето на Кочо Рацин, „Современост", XXVI, 4–5, 1976, 86–90. Г. Т.


Зорка Тодорова-Младеновиќ

**ТОДОРОВА-МЛАДЕНОВИЌ, Зорка** (Кавадарци, 7. VI 1943) – модна дизајнерка и костимографка. Дипломирала на Ecole Nationale Superieure des Art Decoratives во Париз (1968), специјализирала на Chambre syndicale de la Couture Parisienne (1977). Создала голем број костимографии за театарски, телевизиски и филмски дела. Ал. Цв.


Лилјана Тодорова

**ТОДОРОВА, Лилјана** (Чачак, 1934) – романист, книжевен историчар, компаратист и теоретичар, универзитетски професор, дипломат. Во 1971 г. докторира во областа на француската (компаративна) книжевност, лауреат е на Academie des Sciens, Belles-Lettres et Arts од Безансон и избрана е за странски член на оваа Академија. Била шеф на Катедрата за романски јазици и книжевности, декан на Филолошкиот факултет во Скопје. Именувана е, како прва Македонка, за амбасадор на СФРЈ во Гвинеја, Сиера Леоне и Гвинеја Бисао. Автор е на повеќе од 200 научни и стручни трудови.

БИБЛ.: *Влогот на книжевната комуникација*, 2002; *Панорама на франкофонските литератури*, 2002; *Книжевни интерпретации*, 2006.

ЛИТ.: П. Атанасов: *Лилјана Тодорова – интензивно трагање по научната разновидност* (1994). П. Гил.


Софија Тодорова

**ТОДОРОВА, Софија** (Скопје, 11. XII 1947) – универзитетски професор, економист. Основно и средно образование завршила во родниот град (1966). Дипломирала на Економскиот факултет во Скопје (1970), а магистрирала на Економскиот факултет во Белград (1977). Докторирала на Правниот факултет во Скопје, на тема „Здружените работници и стекнувањето на доходот" (1987). Избрана за асистент на Економскиот институт во Скопје (1970–1976) и за асистент по предметите стопански систем и економска политика на Правниот факултет во Скопје (1976–1982). По докторирањето станала вонреден (1988) и редовен професор на Прав-

ниот факултет во Скопје по предметот применета економија (1993). Избрана за член на Претседателството на ССМ (1985–1989), член на Претседателството на СКМ– ПДП (1989–1991), член на Централниот одбор на СДСМ (1991–1999), министер за развој (1992–1994), министер за наука (1994–1996) и министер за образование и физичка култура во Владата на РМ (1996–1998). Била амбасадор на РМ во Кралството Шведска (1998–2000). Објавила осумдесетина научни труда од областите на стопанскиот систем и применетата економија.

БИБЛ.: *Детерминантите во реструктурирањето на македонското стопанство*, Скопје, 1991.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951 – 2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**ТОДОРОВСКА, Савка** (Скопје, 8. IX 1943) – претседател на Националниот совет на жените во Македонија и еден од основачите на Македонското женско лоби за промоција на правата на жените и родовата еднаквост. Р.

**ТОДОРОВСКИ, Александар** (1923 – 1984) – македонски ботаничар-флорист, професор на Вишата педагошка школа во Битола, автор на повеќе флористички трудови, кои се однесуваат на хранителната, декоративната, медоносната и техничката флора на подрачјето на општините Битола, Прилеп, Крушево и Демир Хисар, како и на планината Пелистер. Вл. М.


Блажо Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Блажо Петрев** (с. Ресава, Кавадаречко, 13. IV 1902 – ?, Прилепско, 16. VI 1943) – народен херој на Југославија. Првото политичко активирање го имал на изборите (1938), агитирајќи за опозицијата. По фашистичката окупација на Македонија се поврзал со комунисти од Кавадарци и станал член на КПЈ (летото 1941). Како илегалци ги прифатил партизаните од разбиениот Велешки НОПО (декември 1942 – март 1943). Во пролетта и самиот се приклучил на партизанските групи во Полошкиот манастир, Кавадаречко (април 1943), од кои бил формиран Тиквешкиот НОПО "Добри Даскалов", каде што бил назначен за заменик командант. Во борба против бугарските окупаторски сили бил тешко ранет (16. VI 1943) и по неколку дена починал. Прогласен е за народен херој на Југославија (11. X 1953).


Божидар Тодоровски-Бодле

ЛИТ.: *Тиквешијата во НОБ.* Зборник на паднатите борци и жртви на фашизмот од Кавадарско, Кавадарци, с. а.; Александар Поповски, *Тодоровски Петре Блажо – Чичо Тодор (1902–1943),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 386-391; *Тиквешијата во НОВ 1941–1945,* кн. прва – седма, Кавадарци-Неготино, 1983-1984. С. Мл.

**ТОДОРОВСКИ, Божидар-Бодле** (Прилеп, 11. VIII 1933 – Скопје, 28. XI 2001) – режисер, поет и сликар. Завршил гимназија во Прилеп, а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Бил член на ДПМ (од 1974). Најголемиот дел од работниот век го минал како режисер во Телевизија Скопје. Посебно бил посветен на документарните телевизиски филмови. Автор е на неколку поетски книги за возрасни и за деца, како и на голем број цртежи и акварели (главно од архитектурата на старата македонска чаршија). Имал 12 самостојни изложби (1971–1986).

БИБЛ.: *Бумеранг,* Скопје, 1963; *Неспододи,* Скопје, 1974; *Сонетен венец на непризнатите,* Скопје, 1977; *Горчлива нафора и боемски уроци*, Скопје, 2000; *Диво Коњче,* Скопје 2000 (поезија за деца).

ЛИТ.: С. Г., *Сликарството е чудесен вентил,* „Нова Македонија", Скопје, 19. IX 1986, 10. С. Мл.


Гане Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Гане** (Скопје, 11. V 1929) – поет, преведувач, есеист, литературен критичар и историчар, публицист, антологичар, културолог, редактор, фолклорист, театролог, сценарист, унив. професор, академик, амбасадор. Студирал на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што дипломирал на групата за југословенски книжевности (1951). Пред и во текот на студиите работел како новинар. Сиот работен век го поминал како наставник на Филолошкиот факултет во Скопје, при Универзитетот „Кирил и Методиј" (1954–1992). Докторирал на темата „Веда Словена и нејзините мистификатори" (1965). На Филолошкиот факултет ги предавал предметите нова хрватска литература и македонската литература во XIX век. Член е на Друштвото на писателите на Македонија од 1951 г. Бил со по два мандата секретар и претседател на ДПМ. Член е на Македонскиот ПЕН-центар. Бил еден од основачите и претседател на Советот на Струшките вечери на поезијата (1971/72), и прв претседател на МААК (Движење за македонска акција) (1990–1991). Бил прв амбасадор на РМ во Руската Федерација (1994–1998). Член е на МАНУ (1997). Автор е на преку 220 наслови на книги од областите на поезијата, критиката, есеистиката, литературната историја, патописот, литературниот запис, публицистиката, историографијата, културологијата, препевот, антологичарството. Припаѓа на носечката поетска генерација автори што ја афирмираа современата македонска литература во светот. Преведен е со 24 одделни изданија на негови книги (главно поезија и есеистика) во повеќе земји низ светот (на албански, англиски, бугарски, влашки, грчки, есперанто, кинески, ромски, руски, српски, турски, хрватски, чешки и шведски јазик). Самиот тој, како препејувач и преведувач објавил преку 100 одделни изданија на автори што пишувале на албански, англиски, бугарски, грчки, руски, српски, хрватски, словенечки, турски, чешки, полски и украински јазик. Редактирал и издал избори и монографии за К. Миладинов, Рајко Жинзифов, Марко Цепенков, Кочо Рацин, Григор Прличев, Атанас Раздолов, Димо Хаџи Димов, Ѓорче Петров, Димитар Талев, Никола Вапцаров, Антон Попов, Михаил Сматракалев, Анѓелко Крстиќ и др. Објавил повеќе антологии од словенечката, хрватската, српската, бугарската, руската и албанската поезија на македонски јазик. Како вонсериска, водечка и раздвижувачка творечка фигура на македонската литература од втората половина на XX век, чии дела суверено и супериорно се простираат во областа на литературната уметност и литературната наука, тој е појава со непроценлив и мисионерски

придонес во современата културна историја на Македонија, со повеќестран опсег на креативни, научни и културолошки интереси; културен двигател на важни процеси на современата литературна, културна, научна и национална афирмација на Македонија.

БИБЛ.: I. Збирки поезија: *Во утрините*, 1951; *Тревожни звуци*, 1953; *Спокоен чекор*, 1956; *Божилак*, 1960; *Апотеоза на делникот*, 1964; *Горчливи голтки непремолк*, 1970; *Снеубавен ден*, 1974; *Скопјани*, 1981; *Неволици, неверици, несоници*, 1987; *Недостижна*, 1995; *Орач или воин*, 2003 и *Секало, кремен и трат*, 2005. II. Литературни записи: *Претходниците на Мисирков*, 1968; *Трактати за сонцељубивите*, 1974; *Веда Словена*, 1979; *Антун Густав Матош*, 1979; *Магепсан мегдан*, 1979; *Подалеку од занесот – поблизу до болот*, 1983; *Со збор кон зборот*, 1985; *Поход кон Хеликон*, 1987; *Неодложни љубопитства*, 1992; *Зборот и непокорот*, 1993; *Возбудливиот здив на татковината*, 1987; *Сигнали до потомството*, 1992; *Слова за делниците*, 1995; *Заштита на судбината*, 1995; *Допири*, 2000; *Решки и шарки под ѕидовите на времето*, 2001; *Книга за Пrличев*, 2002; *Книга за Џинот*, 2003; *Допирање на недопреното*, 2003; *Книга за Вапцаров*, 2006; *Книга за Рацин*, 2007; *Страници за македонофилството*, 1994; *Книга нашинска сиреч славјанска*, 1994; Избрани дела на Гане Тодоровски во десет томови (I и II. Поезија, III, IV и V. Преводи; VI и VII. Македонската литература во XIX век; VIII, IX и X), Скопје, 2007.

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Поетиката на Гане Тодоровски*, 1988; *Годишен зборник на Филолошкиот факултет во Скопје, посветено на проф. д-р Гане Тодоровски, по повод неговата шеесетгодишнина*, кн. 15, Скопје, 1989; *Зборник на трудови во чест на Гане Тодоровски* (Материјали од Научниот собир во чест на 70-годишнината од раѓањето на академик Гане Тодоровски – Творештвото на Гане Тодоровски – одржан на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ на 21 и 22 мај 1999 г.), Скопје 2003; Славица Велева, *Зборообразувањето во поезијата на Гане Тодоровски*, Скопје 2004 г. Кр. Ник.


Гоце Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Гоце** (Кичево, 30. IV 1951) – актер. Дипломирал на Вишата музичка школа во Скопје, на отсекот за актерска игра (1976). Член е на Драмскиот театар од 1978 г. Уште на самиот почеток на кариерата дојде до израз неговиот талент како комичар. Чест гостин е на програмите на Радиото и на ТВ, како и на естрадата, со учество во голем број хумористични драмски реализации и серии.

УЛОГИ: Цанде („Солунски патрдии“), Пантагруел („Панургиј“), Лел Мале („Јадигар“), Ринго („Чија си“), Ќорле („Кумови“), Актерот („Лет во место“) и др. Р. Ст.


Димо Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Димо** (Солун, 12. XI 1907 – Скопје, 27. IV 1983) – скулптор, ликовен педагог, член на МАНУ, основоположник на современата македонска скулптура. Завршил Уметничко училиште со академски курс во Белград (1936). Бил учесник во НОБ. Голема ретроспектива имал во Скопје (МСУ, 1980). Ја обработувал социјалната тематика со реалистички пристап и блага експресивна моделација. Во 1942 г. извајал серија фигурини инспирирани од малиот човек и жанрсцените (Кеманеџија, Гатачка, Тутуноберачка). Размислувал паралелно и за историски композиции, но ги реализирал подоцна (Браќа Миладиновци, 1945; Бегалци, 1951; Св. Климент Охридски, 1967). Во меѓувреме го создал впечатливиот реалистички портрет Мајка на уметникот (1947). На почетокот на 50-тите години инцидентно користел етнолошки мотиви, но постојано бил окупиран со теми од НОБ. Ги користел и искуствата од кубизмот, присутни во монументалните дела (На Мечкин камен, 1968; Споменикот на НОБ во Трница, 1972). Во неговото амблематично дело Јама (1956) ја нагласува психолошката компонента со драматичната експресивна поставеност на фигурите. Сличен пристап имал во Споменикот на НОБ во Дабница (1972). Индикативни се делата во кои ги комбинирал лирската стилизација и класичната форма (Анданте, 1956; Рибар, 1979; Лизгач, 1982).


Димо Тодоровски: „Пиета“, мермер (1972)

ЛИТ.: Антоние Николовски, *Творештвото на современиот македонски скулптор Димо Тодоровски*, „Културно наследство“, V, Скопје, 1974; Богдан Мусовиќ, *Димо Тодоровски*, Скопје, 1980. М. Б.-П.


Зоран Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Зоран** (Скопје, 3. III 1950) – историчар. На Филозофскиот факултет во Скопје дипломирал на Групата за историја со историја на уметноста (1972), магистрирал на Групата за историја на македонскиот народ во XIX и XX век на тема „Дејствувањето на Автономистичката ВМРО 1918–1924“ (1989) и докторирал на тема „Внатрешната македонска револуционерна организација 1924–1934“ (1995). Бил советник за заштита на спомениците на културата и музејска дејност во Републичкиот комитет за култура (1975–1989) и советник на министерот за култура (1989–1990), а потоа асистент (1990–1996), научен соработник (1996–2000), виш научен соработник (2000–2003) и научен советник (2003–) во Одделението за историја на македонскиот народ (1913–1941) во ИНИ, професор по предметот „Историја на Македонија (1913–1941)“ и директор на Државниот архив на Република Македонија (1999–2002 и 2006–). Претседател на Научно-културните средби „Десет дена Крушевска република“ (2000–2002). Автор е на неколку монографии, а подготвил и избори од Владимир Ковачев, Владислав (Славчо) Ковачев, Петар Шанданов, Тодор Поп Антов и др.

БИБЛ.: *Музејската дејност во СР Македонија – досегашни постигања и натамошен развој*, Отешево, 1979 (коавтор); *Музејската дејност во СР Македонија*, Скопје, 1980 (коавтор); *Деј-*

*ствувањето на автономистичката ВМРО 1919–1924,* Скопје, 1989; *Внатрешната македонска револуционерна организација 1924–1934,* Скопје, 1997; Тодор Александров, *Сè за Македонија. Документи 1919–1924.* Избор, предговор и редакција –, Скопје, 2005; *Id ego sum (Македонски историски рефлексии),* Скопје, 2008: *Македонското прашање во бугарскиот парламент (1918–1941),* Скопје, 2008 (со коавтор); К. П. Мисирков, *Дневник 5. VII до 30. VIII 1913*, Скопје – Софија, 2008 (коредактор со Цочо Биљарски).

Лит.: „Билтен" на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј", бр. 843, Скопје, 15. I 2004, 104-109. С. Мл.


Јордан Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Јордан** (Скопје, 26. X 1922 – Скопје, 17. X 2005) – оперски певец, тенор. Пеење учел приватно кај П. Холотков. Во Операта на МНТ бил од 1950 до 1963 и од 1966 до 1983 г. Во почетокот бил член на хорот, а од 1954 е во солистичкиот состав на Операта. Остварил над 50 улоги.

ПОЗНАЧАЈНИ УЛОГИ: Белмонте („Грабнување од Сарајот"), Гроф Алмавива („Севилскиот бербер"), Вашек („Продадена невеста"), Лионел („Марта"), Ернесто („Дон Пасквале"), Ерошка („Кнез Игор"). Ф. М.


Томислав Тодоровски

**ТОДОРОВСКИ, Томислав** (Куманово, 9. II 1937) – литературен историчар. Бил редовен професор на Филолошкиот факултет „Блаже Конески", негов декан и претседател на Советот на Факултетот, раководител на Семинарот за македонски јазик, литература и култура при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Негов интерес се книжевните процеси, авторите и делата од македонскиот XIX и XX в.

БИБЛ.: *Спомените на Исаија Мажовски*, Ск., 1972; *Кочо Рацин во средното училиште*, Ск., 1976; *Кузман Шапкарев, Избор*, Ск., 1982; Кузман А. Шапкарев, *Записи*, Ск., 1990; Никола Киров Мајски, *Драми*, Ск., 1991; енциклопедиските прирачници *Македонија – настани, личности и дела*, Ск., 1999 и 2000; *Согледби*, Ск., 2005. В. Тоц.


Христијан Тодоровски-Карпош

**ТОДОРОВСКИ-КАРПОШ, Христијан Ангелов** (Куманово, 3. IX 1921 – Биљача, Бујановац, 7. II 1944) – народен херој. Како ученик во VIII клас станал член на СКОЈ (1939), а потоа и на КПЈ (1940). Бил еден од организаторите на НОАВМ во Куманово, член на Штабот на Козјачкиот НОПО (12 X 1941), а по неговото разбивање, првин се илегализирал во Куманово, а потоа заминал како борец на Вториот јужноморавски НОПО (кон крајот на 1941). По нападот на рудникот Лојане ја загубил врската со одредот и се приклучил на Кукавичкиот НОПО (до крајот на 1942), а потоа пак се вратил во Јужноморавскиот НОПО (до средината на 1943). Го искористил испраќањето како курир во Куманово и притоа, во согласност со МК на КПМ, бил еден од организаторите и станал командант на Кумановскиот НОПО (26. VI 1943). По неколку успешни борби, до крајот на годината одредот нараснал на околу 120 борци, по што, по наредба на Штабот на Петтата оперативна зона на НОВ и ПОМ прераснал во Први кумановски НО баталјон „Јордан Николов-Орце" (1. XII 1943). Загинал во неразјаснети околности. Прогласен е за народен херој на Југославија (29. VII 1945). Опеан е во повеќе народни песни.

ИЗВ.: Јордан Цеков-Дане, *Сеќавање за Христијан Тодоровски-Карпош,* „Беседа", VIII, 16, Куманово, јуни 1979, 39-53; *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945. Документи*, Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Тодоровски Христијан-Карпуш,* „Виорни дни", Скопје, 1957, 315; Боро Чушкар, *Христијан Тодоровски – Карпош*, Куманово, 1965; Методи Петровски – Драгољуб Димовски, *Карпош – козјачка легенда,* Скопје, 1971; Видое Подгорец, *Тодоровски Ванѓел Христијан – Карпош (1921-1944),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 374–379; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 19-20; Јордан Цеков-Дане, *Како Христијан се нарече Карпош,* „Нова Македонија", XXXIV, 11154, Скопје, 11. II 1978, 2; истиот, *Смртта на легендарниот Карпош,* „Нова Македонија", XXXV, 11505, Скопје, 2. II 1979, 8; Тоде-Мали Саздовски, *Смртта на прославениот командант,* „Нова Македонија", XL, 13306, Скопје, 7. II 1984. С. Мл.


Вангел Тодоровски-Мајсторот

**ТОДОРОВСКИ-МАЈОРОТ, Вангел Наумов** (Битола, 1920 – Битола, 24. IV 1942) – берберски работник, народен херој. Како раководител на берберските работници, бил активист на Урсовите синдикати, член на КПЈ (1940) и член на МК на СКОЈ во Битола. Поради комунистичката дејност, повеќе пати бил апсен. По фашистичката окупација на Македонија се илегализирал и работел во партиската техника на МК на КПЈ во Битола, а при еден обид од бугарските власти да ја откријат, го убил битолскиот областен полициски началник, по што, за да не падне во непријателски раце, се самоубил. Прогласен е за народен херој на Југославија (2. VII 1952).

ЛИТ.: Александар Поповски, *Тодоровски Наум Ванѓел Мајорот (1920-1942),* Народни херои од Македонија, Скопје, 1973, 380–385; *Битола и Битолско во НОВ 1941–1942,* Материјали од симпозиумот одржан на 11, 12 и 13 април 1977 година, кн. прва и втора, Битола, 1978. С. Мл.


Јелица Тодорчевска

**ТОДОРЧЕВСКА, Јелица** (Прилеп, 25. XI 1937) – музиколог. Долгогодишен шеф на музичката збирка при НУБ „Св. Климент Охридски" во Скопје. Таму имала допир со многу важни документи од македонското музичко минато, од што произлегле низа значајни истражувачки и историографски текстови во кои се расветлуваат моменти од македонското музичко минато. Автор на библиограф-

ски прегледи, кои се основа за идните истражувања на младите музиколози и истражувачи во Македонија. Б. Орт.


Драги Тозија

**ТОЗИЈА, Драги** (Ресен, 4. X 1919 – Скопје, 19. III 1983) – политичар и општественик. Борец во НОБ од 1941 г. Извршувал должност политички комесар на XII бригада и на XXXXI дивизија, а по Ослободувањето бил полковник во ЈНА. Заземал високи функции во Министерството за внатрешни работи на РМ, во Културно-просветниот собор на Собранието на РМ, бил член на ЦК на СКМ и во други општествени и политички организации и тела. Еден од основачите на Македонската телевизија и нејзин прв генерален директор (1964-1967). Работел и како директор на Републичкиот завод за заштита на спомениците. Ј. Ф.


Андреј Токарев

**ТОКАРЕВ, Андреј** (Берово, 12. IV 1935) – архитект и урбанист, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1959). Освен со наставно-научната дејност, се занимава и со урбанистичко и архитектонско проектирање. Позначајни трудови во областа на урбанизмот: Основни урбанистички планови за Струмица, Гевгелија, Делчево (1965), Програма за интегрален развој на Вардарската Долина (1993). Архитектонски реализации: Комерцијална банка во Струмица (1961); Градско собрание во Неготино (1965); хотелот „Дрим“ во Струга (1972, со тим); деловниот објект „Кометал“ во Скопје (1998); православен соборен храм во Делчево (1999). Се занимава и со публицистика. Кр. Т.

**ТОЛЕ-ПАША (Стојан)** (с. Крушевица, Мариовско, 1868 – месност Кленов Дол, до с. Гуѓаково, Мариовско, 3. II 1904) – учесник во Илинденското востание, легендарен војвода. Бил член на ТМОРО и четник во четата на М. Ацев (1900), подоцна мариовски војвода. Во Илинденското востание учествувал во нападот на гарнизонот во с. Витолишта. Загинал со својот син и со осум четници во борба со османлиската војска.

ЛИТ.: С. Тошев, *По кървав път*, София, 1969. Ал. Тр.

**ТОЛОВ, Лазар Миланов** (Неготино, 24. III 1934 – Скопје, 10. IV 1994) – фармацевт, предавач по фармакогнозија на Фарм. ф. во Скопје, директор во „Реплек“ и на Градски аптеки – Скопје, како и во билкарството и производството во „Алкалоид“. Особен придонес има за развојот на галенските лаборатории и изработката на магистрални лекови во аптеките. Л. П.-Т.

**ТОЛОВСКИ, Диме** (Кавадарци, 17. XII 1925 – Москва, 8. II 1992) – дипл. град. инж., лексикограф, преведувач и новинар-радиоспикер. Како гимназијалец, од 1942 г. се вклучува во Народноослободителното движење, првин како легален активист, а потоа во 41. дивизија на НОВМ. По Ослободувањето предава математика и физика во Гимназијата во Кавадарци (1944–1946) и учествува во општествено-политичките организации во градот. По предлог на Владата на ФНРЈ, испратен на студии во СССР (1946). Станува градежен инженер со постдипломски студии, но по Резолуцијата на ИБ (1948) останува во Москва и се определува за водител на секојдневната Емисија на македонски јазик на Радио Москва. Преведува поезија и проза од македонски на руски и обратно, а со припомош на рускиот филолог В. М. Илич-Свитич го составува првиот Македонско-руски речник (од 30.000 зборови, со кратка граматика), под редакција на Н. И. Толстој. Почина во Москва, а посмртните останки (по негово завештание) се погребани во неговиот роден град (2. X 1993).

БИБЛ.: *Македонско-русский словаръ*. Составили Д. Толовски и В. М. Иллич-Свитыч под редакцией Н. И. Толстого. С приложением краткого грамматического справочника, составленного В. М. Иллич-Свитычем, Москва, 1963, с. 576. Бл. Р.

**ТОЛСТОЈ, Лав Николаевич** (Јасна Полјана, Тулско, Русија, 28. VIII 1828 – Јасна Полјана, 7. XI 1910)


Лав Николаевич Толстој

– руски писател со светска слава, автор на романите „Војна и мир“, „Воскресение“, „Ана Каренина“, „Смртта на Иван Илич“ и др. За Македонците посебно е занимлив по тоа што издвоил важни и животворни размисли во годините пред Илинден (1903), за нашата судбина на потиснат и поробен народ во менгемето на Отоманската Империја. На 23 декември 1898 г. во неговиот дом во Јасна Полјана тој е посетен од Димитар Ризов (бугарски публицист и дипломат од македонско потекло) и замолен да го крене својот авторитетен глас во заштита и морална поткрепа на Македонците. Белешки од разговорите со големиот писател Димитар Ризов објавува во софиското литературно списание „Мисъл“ (кн. III и IV, 1900). За средбата придонела препораката што Д. Ризов ја добил од рускиот македонозналец Милјуков. Лав Николаевич не ја прифаќа поканата и молбата да го крене својот глас во заштита на поробена и обезличена Македонија. Одбивањето го образложува со платформата на своето учење (толстоизмот) за непротивење на злото и дека нему секоја човечка власт му е противна. Историските, религиозните и моралните погледи на Толстој се бариера пред решението да се произнесе со апел пред светот за одбрана на Македонците. Токму во тоа време тој е опчинет од една утописка идеја за создавање на едно поправедно општество преку движењето на духоборците. Во фондот на ова Движење тој го вложил сиот хонорар од романот „Воскресение“. Г. Т.

**ТОЛСТОЈ, Никита Илич** (Толстой, Никита Ильич) (Вршац, Србија,15. IV 1923 – Москва, 27. VI 1996) – руски лингвист, славист, лексиколог, историчар на јазикот; дописен член на АН СССР (1984), редовен член на РАН (1987), член на МАНУ надвор од работниот состав (1979), на САНУ и на други академии, dr h.c. на Универзитетот „Марија Склодовска-Кири“ во Лублин (Полска). Се занимавал со словенската историска компаратистика, во јази-


Никита Илич Толстој

кот гледал клуч кон културната историја на дадената јазична заедница. Многу трудови му посветил на староцрковнословенскиот јазик, како и на старословенскиот во руска редакција. Директно на македонистичка проблематика се посветени две негови статии. Бил уредник на *Македонско-русский Словарь* од Д. Толовски и В. М. Иллич-Свитыч (Москва 1965).

БИБЛ.:*Страничка из истории македонского литературного языка,* „Краткие сообщ.", Ин-т Славяноведения АН СССР, 1965, вып. 43, 17–34; *О болгаро- и македоно-русских изолексах,* Совещание по общеславянскому лингвистическому атласу (Гомель, 9–12, септ. 1975). Тезиси докладов, Москва, 9–14.

ЛИТ.: *Слово и культура. Памяти Никиты Ильича Толстого,* 1-2, Москва, 1998. З. Т.

**ТОМА СЛОВЕНОТ** (? – 823) – служел во малоазиската византиска војска. Во времето на Лав V подигнал селско антииконоборско востание. Бил прогласен за цар од антиохискиот патријарх со поддршка на калифот Мамун, по што отишол во Тракија и го опсадил Цариград (XII 821 – пролетта на 823). Царот Михаил II со помош на Омуртаг ја отфрлил опсадата, Тома бил заробен и погубен.

ЛИТ.: B. Zasterova, *Dejiny Byzance*, Praha, 1992; И. Божилов – В. Гюзелев, *История на средновековна България VII–XIV век*, София, 1999. Б. Петр.


Георги Томалевски

**ТОМАЛЕВСКИ, Георги** (Крушево, 16. IX 1897 – Софија, Бугарија, 1988) – раскажувач, романсиер, публицист, есеист. Уште како млад (со семејството) се преселува во Софија, каде што завршува гимназија и физика на Софискиот универзитет. Работел долго како просветен работник. Во литературата влегува мошне млад и остава богат прозен опус. Ѝ се посветил на македонската тема системно и континуирано. Мошне поволно прифатен од критиката, се стекнал со престижен статус во бугарската литература на XX век. Се одликува со хуманистички патос и со наклонетост кон теми што ја преферираат моралната и естетската природа на човекот. Го сметаат за еден од најистакнатите бугарски мајстори на есејот во периодот меѓу двете светски војни во XX в.

БИБЛ.: *Душата на Македонија*, есеј, 1927; *Огнена земја*, раскази за Македонија, 1928; *Самуиловото наследство*, историска повест, 1929; *Крушовската република*, херојски уметнички летопис, 1954; *Мајсторот Стојан Везенков*, повест, 1964; *Воденските мајстори*, новели, 1965. Г. Т.

**ТОМЕВ (ПАТЕРОВ), Цим (Димитрија) (Jim Thomev Pateras)** (с. К'басница, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, 17. II 1945) – поет, драмски деец, уредник. По одењето на татко му Томе Патеров на печалба во Австралија (1948), го повлекол и семејството (сосе најмалиот син Димитрија) во Мелбурн (1954). Целото школување му е на англиски јазик. По дипломирањето на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Мелбурн (1972), станува средношколски професор по англиски и француски јазик. Почнува да се занимава со комедии и сатирични цртежи на леринскиот говор и ја основува Австралиско-македонската драмска група во Мелбурн (1984–1994); станува основач и уредник на двојазичниот весник „Australian-macedonian weekly – Австралиско-македонски неделник" (1987–1990). Пишува двојазична поезија („Fragments of a History – Фрагменти од една историја" (Adelaid – Sydney, 1990), со Предговор од авторот и поговор „Тајните на историјата" од И. Чашуле. Истовремено македонската верзија е објавена и во Скопје (со предговор од Анте Поповски). Т. преведува и објавува македонски народни приказни и пословици на англиски јазик „From War to Whittlesea: Oral Histories of Macedonian Child Refugees" (Sydney, 1999) и работи на социјални проекти, како Извештајот за македонските пензионери до Владата на Викторија (1992) и истражувањето „Macedonians in Victoria. A Training Manual" (Melbourn, 2000). Бл. Р.

**ТОМИ, Лезе** (Призрен, Косово, 5. II 1933) – актерка. Член е на Албанската драма на Театарот на народностите во Скопје (1959-1991).

УЛОГИ: *Манде, Александра* (во истоимените дела), *Кате* („Парите се отепувачка"), *Петрија* („Чорбаџи Теодос"), *X* („Мртвите не плаќаат данок"), *Донка* („Бегалка"), *Сестрата* („Големата вода"),


Лезе Томи

*Аница* („Клопче"), како и во претставите „Антигона", „Електра", „Шума", „Изгубената принцеза", „Лоша жена", „Смртта на Беси Смит" и др. Р. Ст.


Глигорие Томиќ

**ТОМИЌ, Глигорие** (Крушево, 1886 – Белград, 1971) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот отсек при Техничката висока школа во Белград (1914). Како овластен проектант имал сопствено проектантско претпријатие „Полет" во Скопје (до 1941). Проектирал и реализирал голем број индивидуални семејни куќи, трговски објекти и касарни во Скопје. Основач е и сопственик на керамичката индустрија КИС. По Ослободувањето како проектант работи во ЖТП во Скопје и во Министерството за градежништво. Кр. Т.


Љубомир Томиќ

**ТОМИЌ, Љубомир** (Скопје, 7. II 1922) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот оддел на Техничкиот факултет во Загреб (1951). Целиот работен век го поминал на Архитектонскиот факултет во Скопје, каде што го предавал предметот

Градежни конструкции. Се занимава со архитектонско проектирање, научноистражувачка работа, публицистика и со педагошка дејност. Покрај станбени згради, проектирал и административни, училишни и индустриски објекти. Позначајни реализирани објекти: Трговска комора во Скопје (1960, со Д. Матеевиќ); Алуминиумски комбинат „20 Мај" во Скопје (1961); Студентскиот дом во Скопје (1970). Кр. Т.


Миле Томиќ

**ТОМИЌ, Миле** (Mile Tomici) (Жупанија Караш-Северин, Романија, 26.VI 1938) – романски лингвист, славист, балканист, лексикограф, ономастичар, дијалектолог.

БИБЛ.: *Романско-македонски* и *Македонско-романски речник* (Скопје–Букурешт), 1986. З. Т.


Мимоза Томиќ

**ТОМИЌ, Мимоза Несторова** (Струга, 21. VI 1929) – архитект. Дипломирала на Архитектонскиот факултет при Техничката висока школа во Белград (1953). Поголем дел од својата професионална активност ја поминува во Заводот за урбанизам и архитектура во Скопје, како самостоен проектант и како директор на Заводот. Проектант е на повеќе објекти, од кои позначајни се: Музеите на Македонија во Скопје (1972, со К. Муратовски); Стоковна куќа „Скопјанка" во Скопје (1973); Пензионерскиот дом во Струга (1983). Се занимава и со урбанистичко проектирање. Кр. Т.

**ТОМОВСКИ, Драган** (Скопје, 11. V 1911) – архитект и урбанист. Развива богата архитектонска и урбанистичка дејност. Проектирал бројни објекти со различни намени, од кои преовладуваат станбени згради и општествени објекти, доследно спроведувајќи го интернационалниот стил. Позначајни остварувања: Учителската школа со интернат во Битола (1946); станбени блокови во населбата „Карпош", Скопје (1947); хотелот „Турист" во Скопје (1958); станбени кули во населбата „Аеродром" (1974) и во населбата „Капиштец" (1975); зградата на Општинското собрание во Свети Николе (1975). Изработил детални урбанистички планови на „Скопје Север" и на населбата „Кисела Вода" во Скопје и урбанистичко решение за центарот на Св. Николе.


Драган Томовски

ЛИТ.: К. Томовски, *Архитект Драган Томовски (1911), во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век*. Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 101-106. Кр. Т.


Душан Томовски

**ТОМОВСКИ, Душан** (Дебар, 16. VIII 1925 – Чикаго, САД, 18. X 1979) – литературен преведувач, научен работник. Дипломирал на четири групи на Филозофскиот факултет во Скопје: физика, германски јазик и литература, француски јазик и литература, англиски јазик и литература. Работел како професор на Филозофскиот факултет (шеф на Катедрата за германски јазик и книжевност. Негови најзначајни преводи се: *Фауст* од Гете (прв дел, 1977, втор дел, 1978; *Малечката Фадета* од Ж. Санд (1963); *Песна за Нибелунзите* (1979); *Дуински елегии / Сонети за Орфеј* од Р. М. Рилке (1983). Преведувач е и на антологиите: *Современи германски раскази* (1976, со Р. Грчева); *Германска поезија на 20 век* (1978) и *Австриска поезија на 20 век* (1982, со Р. Грчева). Посмртно беше одликуван со високото германско признание „Гетеов медал". П. Гил.


Крум Томовски

**ТОМОВСКИ, Крум** (Скопје, 21. XII 1924) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет, член на МАНУ (од 1974). Објавил над 200 библиографски единици од областа на архитектурата и ја претставува првата повоена генерација дипломирани македонски архитекти, кои не само што ја прифаќаат одговорната задача канализирано и организирано да продуцираат стручни кадри (преку работата на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет, подоцна Архитектонски факултет), туку се впуштаат и во дефинирање на основните вредности на архитектонската историографија. Со своите трудови е еден од основоположниците на тој нагласен интерес за архитектонските традиции, за афирмација на вредностите на народното градителство, традиционалната архитектура во Македонија од разните историски или стилски периоди на развојот. Зафаќајќи се и со конзерваторско-реставраторската проблематика, во текот на својата плодна професионална кариера, реализира бројни проекти од тој домен. На тој начин ги надградува своите научноистражувачки искуства поврзани со студирање, истражување и афирмација на архитектонските споменици, претставувајќи ја таа значајна материја пред домашната и странската научна и стручна јавност. Еден од позначајните објавени трудови, чија вредност од денешна перспектива се покажа од исклучителна важност за утврдувањето на реалните вредности и оригинални специфики на предбенското македонско градителство од XIX век, е изданието посветено на Андреја Дамјанов (1966). Вршејќи директни или споредни влијанија, ова издание,

заедно со многу други објавени негови трудови стана појдовна точка за откривање на македонскиот национален идентитет низ архитектурата, инспирирајќи бројни истражувачи. Богатата професионална кариера ја гради преку активната работа во МАНУ давајќи свој придонес кон градењето на односот кон архитектонскиот континуитет во Македонија.

ЛИТ.: Георги Константиновски, *Градителите во Македонија XVIII–XX век*, Скопје, 2001, 210. К. Гр.


Мирче Томовски

**ТОМОВСКИ, Мирче** (Скопје, 30. VII 1943 – Скопје, 11. X 2006) – новинар, публицист и општественик. Завршил Правен факултет во Скопје. Од 1967 г. е во Радио Скопје како соработник во Скопската и Втората програма, коментатор, главен и одговорен уредник на Информативно-политичката програма. Во времето на македонскиот либерализам директор на Центарот за идејно-политичка работа, потоа извршен секретар на ЦК на СКМ. На новинарството му се вратил како уредник (1991) на политичкиот седмичник „Пулс“, од 1998 г. до неговото затворање главен и одговорен уредник. Автор е на публицистички публикации. Починал како директор на Дописништвото на „Политика“ за Македонија. Б. П. Ѓ.


Сотир Томоски

**ТОМОСКИ, Сотир** (Битола, 16. II 1899 – Скопје, 30. XII 1985) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Техничкиот факултет во Белград (1924). Во првите 10 години работел во Србија (Белград и Крушевац), каде што реализира повеќе проекти од станбен, здравствен, училиштен и од урбанистички карактер. Професионалната активност ја продолжува во Македонија. Избран е за доцент (1951), а потоа и за професор на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје по предметите историја на архитектурата и народна архитектура. Го проучува традиционалното градителство во Македонија и го основува Институтот за народна архитектура при Техничкиот факултет во Скопје. Позначајни реализации во Македонија: Женската гимназија во Скопје (1938); Општата болница во Гевгелија, во Крива Паланка и во Дебар (1951); Спортската сала „Партизан“ во Кавадарци (1956); повеќе станбени згради и индивидуални семејни куќи во Скопје, во Охрид и во Крива Паланка.


Сотир Томоски: Спортската сала во Кавадарци (1956)

БИБЛ.: *Македонска народна архитектура*, Скопје, 1960.

ЛИТ.: Е. Касапова, *Архитект Сотир Томоски (1899–1985),* во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век. Прилози за проучување на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, МАНУ, Скопје, 2006, 89–100. Кр. Т.


Томо Томоски

**ТОМОСКИ, Томо** (Скопје, 22. XII 1915 – Скопје, 2004) – историчар, универзитетски професор. Завршил историја на Филозофскиот факултет во Љубљана (1948), хабилитирал (1958) на Филозофскиот факултет во Скопје. На истиот факултет работел како асистент (1949–1950), предавач (1950–1958), доцент (1958–1963), вонреден професор (1963–1970) и редовен професор (1970–1983). Бил продекан на Филозофскиот факултет, шеф на Катедрата за историја. Предавал Општа историја на средниот век. Дал голем придонес во оформувањето и во афирмацијата на македонската медиевистика, познат и по теренските истражувања. Автор е на монографии, научни и стручни трудови.

ЛИТ.: К. Аџиевски, *Педагошка вечер посветена на професорот Томо Томоски*, „Историја“ XXXIII/1–2, (1997), Скопје, 1998; *Професорот Томо Томоски* (1915–2004), „Историја“ XL/1–2, 2004. К. Аџ.


Томпсонова чуваркуќа

**ТОМПСОНОВА ЧУВАРКУЌА** (Sempervivum thompsonianum Wale) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Crassulaceae, познат само за субалпскиот и алпскиот појас на планината Стогово. Вл. М.


Георги Топалов - Дедо Ѓорѓи

**ТОПАЛОВ, Георги – Дедо Ѓорѓи** (с. Горно Драглиште, Разлошко, 1893 – м. Равен, Разлошко, 16. V 1944) – истакнат револуционер од Пиринскиот дел на Македонија. Бил учесник во Септемвриското

востание (1923). Емигрирал во Советскиот Сојуз и од таму се вратил (1937). Во партизанското движење во Пиринскиот дел на Македонија бил заедно со своите двајца синови Димитар и Иван и со ќерката Надежда – најмладата партизанка (1943), политички раководител во Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов", заменик полит. комесар на IV ВОЗ. Загинал во битката кај м. Равен.

ЛИТ. : Георги Джоджов (Драго), *За кого пеят мурите,* София, 1971; *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ТОПАЛОВСКИ–АВРАМ, Илија** (Битола, ? 1922 – Белград, 28. IV 1999) – револуционер-комунист, учесник во НОБ на Македонија (1941–1945), дипломат. Како младинец бил припадик на комунистичкото движење. По окупацијата на Македонија во 1941 г. се вклучил во ослободителната борба. Во 1942 г., поради илегална комунистичка и антифашистичка дејност, во Битола бил осуден во отсуство. Илегално дејствувал на територијата под власт на Италија, каде што се вклучил во единиците на НОБ. Бил политички комесар на чета, вршел политички функции во Прватамакедонско-косовска НО бригада. Бил делегат на АСНОМ. По Ослободувањето целиот работен век го поминал на служба во југословенската дипломатија.

ИЗВ.: *Извори за ослободителната војна и Револуцијата во Македонија 1941–1945*, т. I, кн. 2, Скопје, 1968, кн. 5, 1975; Б. Ристовски, Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали, II, Скопје, 1980, 301–302. Н. В.

**„ТОПЛИФИКАЦИЈА" АД – Скопје** – формирана во 1965 г. како Дирекција за топлифицирање на Скопје. Снабдува околу 40% од станбениот и поголем дел од деловниот простор. Во 1999 г. успешно е завршен процесот на приватизацијата. Се занимава со производство и дистрибуција на топлинска енергија; изработка на инвестициски програми, студии, техничка документација; изградба и монтажа на објекти за топлификација, климатизација и гасификација; научноистражувачки работи и др. Топлификацискиот систем е директен двоцевен и се состои од три потсистеми: извори на топлинската енергија; дистрибутивна мрежа и топлински станици. Изворот го сочинуваат три топлани: „Исток" – 279,12 MW (58%); „Запад" – 170,97 MW (36%); „11 Октомври" – 28,21 MW (6%), или сè вкупно 478,3 MW. Се произведува 736.000 MWh/год. топлинска енергија; а се троши 71.000 t/г. мазут, 18.500.000 kWh/г. електрична енергија. Дистрибутивната мрежа е со цевовод со НО32НО700, вкупна должина 177,2 km и температурна разлика 60°C. Од 1997 г. во топланата „Исток" е воведен природниот гас (50%). Во грејната сезона 2001/ 2002 г. е пуштена нова топлана „Скопје север" во приватна сопственост, а во 2000 г. Топлификацискиот систем во Битола, (6 котларници со 20 MW). На почетокот од 2003 г. е добиен сертификатот за квалитет, стандардот ИСО 9001:2000. Сл. А.


Топлификација АД - Скопје

**ТОПЛИЧКИ МАНАСТИР** – в. *„Св. Никола".*

**ТОПОЛА** (Populus L., фам. Salicaceae) – родот содржи околу 30 вида високи листопадни дрвја од Северната хемисфера. Листовите се прости, на долга, сплескана дршка. Има дводомни со еднополни цветови, собрани во цветни реси. Плодовите се мали чушки со ситно семе, снабдено со бели влакна. Виреат во крајречната растителност. Во РМ природно се застапени: белата топола (P. alba L.) со сивобела кора, со бели и влакнести летораст и со листови со јајцевидна форма на кусорастите и со засечени лапи на долгорастите, сребренестобели од грбот; црната топола (P. nigra L.), со ромбични или со триаголни, мазни листови и со испукана сиво-кафеава кора; сивата топола (P. x canescens Sm.), природен хибрид меѓу белата топола и јасиката. Ал. Анд.


Тополи


Зузана Тополињска

**ТОПОЛИЊСКА, Зузана** (Topolińska, Zuzanna) (Варшава, Полска, 2. I 1931) – лингвист, славист; специјалист за западнословенските и јужнословенските јазици; дијалектолог, синтаксичар со тежиште врз македонскиот јазик. Во 1983 г. преселена во РМ и работела како проф.-гостин на Кат. за слав. при Филолошкиот факултет по граматика на полскиот јазик (1983–1999), а потоа 1992–1999 го воведува предметот вовед во славистиката. Избрана за член на МАНУ надвор од работниот состав (1976), а по добивањето македонско државјанство во редовниот состав (1996), со пристапно предавање *Кон дефиницијата на членот* (1979). Т. соработува во лингвистичките проекти на МАНУ

раководени од акад. Б. Видоески. Заедно го иницираат сп. *SLPJ* (подоцна *SLPM*). Од 1996 г. го презема раководењето на проектот *Македонско-полска граматичка конфронтација,* а од 1998 ги раководи проектите *Меѓународни лингвистички атласи* и *Дијалектите на македонскиот јазик*. Од 2000 г. раководител на новооснованиот Истражувачки центар за ареална лингвистика (ИЦАЛ) при МАНУ. Член е на Варшавското научно друштво (1983), на ПАУ во Краков (1991) и на САНУ (1997). Во 1997 г. Т. е избрана за *doctor honoris causa* на Универзитетот „Кирил и Методиј“. За научната активност има добиено неколку награди и признанија од ПАН, од МНР на РП (1978 и 2005), од РМ (1989) и од СФРЈ (1990). Во почетниот период на научната активност (1954–1964) во центарот на вниманието на Т. се наоѓа западнословенската фонолошка и прозодиска проблематика. Од 1964 г. се занимава главно со семантички ориентираната граматика на западнословенските и јужнословенските јазици, пред сè на полскиот и на македонскиот јазик.

БИБЛ: *Полски-македонски граматичка конфронтација* 1, 2, 3, 5, 6, 7 (1981–2006); *Студии од македонско-бугарската јазична конфронтација* (1996); *Македонските дијалекти во Егејска Македонија,* кн. 1. „Синтакса“ 1 и 2 (1995, 1997). М. Мирк.


Благоја Стратев Топузовски

**ТОПУЗОВСКИ, Благоја Стратев** (Галичник, 10. II 1932) – редовен професор (1979) на ПМФ, Институт за хемија (во пензија од 1996 г.). Дипломирал (1956) и докторирал (1965) во Скопје. Изведувал настава по Физичка хемија за студенти по хемија, по Општа хемија за студенти по физика и, најдолго, по Медицинска хемија на Медицинскиот и на Стоматолошкиот факултет. Имал 4 кратки студиски престои на Карловиот универзитет во Прага. Главниот интерес во научната работа му е за електроаналитичката хемија (особено во врска со определувањето на константите на стабилност на комплексни соединенија). На Институтот за хемија прв започнал да работи на поларографски истражувања и во оваа проблематика вовел неколкумина соработници. Објавил 35 труда (предимно во домашни списанија и зборници) и имал педесетина соопштенија на меѓународни и домашни научни манифестации. Автор/коавтор е на четири средношколски учебници и едно учебно помагало. Бил продекан на Хемискиот и на Природно-математичкиот факултет, шеф на Институтот за хемија, раководител на Заводот за неорганска хемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 223; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 249–250. Б. Ш.

**ТОПУРКОВСКИ-ТИТАН, Димитар** (с. Оштима, Леринско, 1911 – 3. II Скопје, 1981) – учител, учесник во Македонското националноослободително и антифашистичко движење во Егејскиот и во Вардарскиот дел на Македонија. Во 1943 г. бил командант на Партизанскиот одред „Лазо Трповски“, потоа командант на баталјон на Првата МНОУ бригада, началник на бригада на НОВ во Вардарскиот дел на Македонија и офицер на ЈНА.

ЛИТ.: *Монографија на с. Ошчима, Леринско*, Архив на ИНИ, Хр. IV, 42. Ст. Кис.

**ТОРАНИЦА** – рудник на Pb, Zn руда, кој се наоѓа во северните делови на рудниот реон Саса–Тораница, на планината Осогово. Во геолошката градба на наоѓалиштето учествуваат карпи од метаморфниот комплекс (гнајсеви, кварц–графитични шкрилци и др.) и терциерни вулканити (кварцлатити). Серијата на кварц–графитични шкрилци е од посебно значење, бидејќи во неа се наоѓа најголемиот дел од оловно-цинковото орудување. Содржината на главните метали во наоѓалиштето во просек е: 5% Pb, 3% Zn, 20г/т Ag. Главни рудни минерали и носители на оловно-цинковото орудување се галенитот и сфалеритот, следени од пирит, пиротин, магнетит, самороден бизмут, бизмутин, халкопирит, енаргит и др. Наоѓалиштето според генетските услови на настанувањето припаѓа на хидротермалните метасоматски наоѓалишта во скарновите, или честопати со право се вбројува во групата на скарновски наоѓалишта на олово и цинк.


Рудари во рудникот „Тораница“

ЛИТ.: Тодор Серафимовски, и М. Алексandroв, *Наоѓалишта и појави на олово и цинк во Република Македонија*, Посебно издание бр. 4, РГФ. Штип, 1995. Т. Сер.

**ТОРБЕШИ** (Горнореканци, Нашинци) – исламизирано македонско население главно во Западна



Просторите на извршена исламизација на македонското население во Македонија (1900)



Дебарско-реканското село Јанче

и Југозападна Македонија, кое живее во неколку етнографски предели на македонско-албанското пограничје, вклучително и во дијаспората. Истражувањето на Торбешите е условено со паралелно истражување на етничката група Мијаци, бидејќи изворно Торбешите претставуваат „мијачка“ субгрупа. Како и секоја етничка субгрупа, сè до почетокот на XX в. покажуваат тенденции кон создавање посебна етничка група со изразена групна ендогамија и други елементи од локалната народна култура (носија, фолклор, итн.). Во современи услови, егзонимот „Торбеши“ се користи општо за идентификација на сите исламизирани Македонци во РМ и пошироко во етничка Македонија, односно за оние групи што биле или сè уште се познати по локални егзоними/етноними, како: Дилсзи (Тиквеш); Помаци/Турци (Малешевско, Делчевско, Пиринскиот дел на Македонија), Чечки Помаци (Чеч – етнички предел меѓу Неврокопско и Драмско), Турци (Прилепско); Аповци/Турци (Кичевско), Торбеши/Горани (Гора), Шкрети (Горнореканци) итн.

**Територијална распространетост и бројност:** Во **Дебарско-реканската етнографска целина** – во поширокиот етнографски предел Река, по долината на р. Радика (селата: Жировница, Видуше, Болетин, Требиште, Велебрдо, Ростуша, Аџиевци, Јанче, Присојница, Скудриње, Горно и Долно Косоврасти, Могорче, Баланци, Мелничани); во поширокиот етнографски простор на Дебарско – во етнографскиот предел Дебарска Жупа (селата: Броштица, Бајрамовци, Горенци, Житинени, Кочишта, Мал и Голем Папрадник, ‘Рковци) – во пограничните дебарски етнографски предели Дебарски Дримкол и Голо Брдо 6 села со македонски мајчин јазик на македонската територија: Луково, Јабланица, Модрич, Дренок, Џепиште и Отишани и 16 села на албанската територија: Стеблево, Клење, Гиневци (Гинеец), Требиште, Врница (Врбница, Врмница), Тучепи, Големо Острени, Мало Острени, Ладомерица, Лешничар (Лешничани), Ошеново, Пасинки, Радовиш (Радоешта), Којавец, Смолница и Себишта (Себишча).

Во **Брсјачката етнографска целина** – во етнографскиот предел Струшки Дримкол селата: Боровец, Лабуништа, Октиси, Подгорци. Постојат уште неколку оази во Брсјачката етнографска целина, како, на пример, во Кичевско селата: Бачишта, Другово, Лисичани, Србјани, Староец, Челопеци, Пласница, Преглово; во Прилепско селата: Дебреште, Лажани, Пештелево; во Велешко селата: Горно Врановци, Мелница, Согле.

Во **Горновардарската етнографска целина** – во Скопско селата: Држилово, Евлово/Елово, Долно Количани, Умово, Цветово; во Тетовско горанските села: Урвич и Јеловјане. Компактна група горанско македонско торбешко население со македонски мајчин јазик живее во пограничниот етнографскиот предел Гора на косовската и на албанската територија, од кои 19 во Косово: Драгаш, Враниште, Глобочица, Диканце, Радеша, Лештане, Љубовиште, Кукуљане, Баќка, Млике, Зли Поток, Крушево, Растелица, Орќуша, Рапча, Голем и Мал Крстец, Шаиновац и Зрзе. На албанска страна се горанските села: Борје, Шиштевец, Орешек, Оргошта, Пакиш, Црнолево, Ново Село, Запот и Кошаришта.

Во поголемиот број наведени села, покрај Торбешите Македонци, живеат и православни христијани. Во една група села живеат исклучиво Торбеши. Во еден број села во пределите Гора, Голо Брдо и Дебарско Поле, покрај македонското население од двете конфесии, живее и муслиманско албанско население со албански мајчин јазик, турско население со турски мајчин јазик и ромско билингвално население (со албански и македонски јазик).

**Јазик:** Анализата на дијалектниот материјал покажува дека говорот на торбешкото македонско население во наброените етнографски предели и села, на историски план и по современата состојба на севкупниот граматички состав, е идентичен со говорот на христијанското македонско население во истите етнографски предели и населби. Можат да се утврдат само мали разлики во интензитетот на употребата на извесен број лексеми од турско потекло во областа на народното право и религиозната номенклатура.

**Религија:** Сунити (неортодоксни, со зачувани елементи од народниот религиски систем од претхристијанскиот и христијанскиот период). Забележани се и припадници на дервишки редови мелами/ноктаџи (Мелница, Велешко), бекташи (Горно Врановци), рифаи и др.

**Етничката историја и идентитетот:** Резултатите од етнолошките истражувања на македонската етничка група Мијаци, а во таа




Денешната состојба на исламизираните простори во Р Македонија


Младоженец од с. Враниште, Гора


Невестинска носија во Дримкол, Струшко

смисла и на Торбешите како мијачка субгрупа, покажуваат дека тоа е старо македонско население во дел од Западниот Балкан меѓу Косово, Албанија до реката Черменика (според топонимијата), во македонско-албанското пограничје по југозападната линијата и во дијаспората. Покрај поместувањата кон исток, север и југозапад, Торбешите живеат на овие простори до денешни дни, а, за разлика од македонското православно население, е со поизразена динамика на напуштање на родните места. Според изворите (турски и други), се работи за православно македонско население што го прифатило исламот во класичниот период на турскиот тимаро-спахиски воен феудализам (крајот на XV и XVI в.), кога се евидентирани ретки примери на исламизација. На преминот во турскиот чифлички феудален систем (XVII в.) и до крајот на турското владеење (почетокот на XX) е евидентирано постојано засилување на исламизацијата во смисла на турцизација и албанизација. Најкритични периоди во исламизацијата на македонското население се XVIII и XIX в. Формалната исламизација била прифатена од прагматични причини, заради зачувување на родните огништа и наследените имоти, за одбрана од агресивноста на носителите на власта – турцизираните албански феудалци и војници (башибозуци), заради одбрана од Албанците од пасивните планински делови на Албанија, кои се занимавале со грабежно стопанство, поради турската политика на пацификација преку исламизација на овие простори со стратешко значење и поради други објективни и субјективни причини.

Постојат неколку обиди за објаснување на потеклото на егзонимот/етнонимот **Торбеши**. Името се доведува во врска со: а) старото словенско племенско име „Торбачеи“; б) со посебниот вид службеници во турската војска и кандидати за јаничари што носеле торби (Torba oglanlari / Torba acemileri); в) со персиската конструкција „торбеш“ со значење „торбар“, човек што торбари, подвижен трговец што продава алва, боза, салеп, итн.; г) со богомилското движење и со богомилските проповедници што носеле торби, а по торбите ги викале „кутугери“, итн. Во рамките на самиот предел, во согласност со верската и културната замислена граница што постоела помеѓу Мијаците и Торбешите, етнонимот има пејоративно значење, односно „дека Торбешите се продале (ја продале верата) за една торба брашно“. Во периодот 1955–1965 г., голем број Торбеши се иселиле во Турција, каде што и денеска живеат претежно групно населени по градовите Истанбул, Измир, Маница, Ахисар и во други места. Со иселувањето на Торбешите се отвори простор во Западна Македонија за нови населувања на Албанци од втората миграциска струја од Косово што предизвика нов процес на албанизација на дел од домородното торбешко население со македонски мајчин јазик.


КУД „Радички бисери“ од селата на Долна Река – Велебрдо, Жировница и Ростуше (1982)

ИЗВ: *Турски документи за историјата на македонскиот народ. Опширен пописен дефтер*, N° 4 (1467-1468 г.) / редакција Методија Соколоски и Александар Стојановски, Скопје, 1971; *Турски документи за историјата на македонскиот народ. Опширни пописни дефтери од XV век*, Скопје, II / редакција Методија Соколоски, Скопје 1973 и III, 1976; *Турски документи за историјата на македонскиот народ*, 8, кн. 2, *Опширен пописен дефтер на Охридскиот Санџак од 1583 година*/ превод, редакција и коментар: д-р Александар Стојановски, Скопје, 2000.

ЛИТ.: В. Кънчов, *Македония. Етнография и статистика,* София, 1900; Јован Хаџи-Васиљевић, *Муслимани наше крви у Јужној Србији*, Београд, 1924; Д. Яранов, *Преселническо движение на българи од Македония и Албания към източните български земи през XV до XIX век*, „Македонски преглед“ VII/2–3, София, 1932, 63–118; Мил. С. Филиповић, *Дебарски Дримкол*, Скопље, 1939; истиот, *Голо Брдо*, Скопље, 1940; Бранислав Русић, *Поље Дебарско*, „Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје“, VII/10, Скопје, 1954, 123–186; Milisav Lutovac, *Gora i Opolje*, Srpski Etnografski zbornik, knj. LXIX. Naselja i poreklo stanovništva, knj. 35, SAN, Beograd, 1955; Бранислав, Русић, *Жупа Дебарска*, Скопје, 1957; Галаба Паликрушева, *Исламизацијата на Торбешите и создавање на торбешката субгрупа*, Скопје, 1965 (ракопис на одбранета докторска дисертација); Блаже Ристовски, *Кон проучувањето на народната поезија на Гораните*, „Македонски фолклор“, II/3-4, Скопје, 1969, 137-157; Д. Яранов, *Македония като природно и стопанско цяло*, София, 1945; Нијази Лимановски, *Исламската религија и исламизираните Македонци*, Скопје, 1989; Галаба Паликрушева, *Этнонимиы исламизированных групп южнославянских народов* – во: VI меѓународен конгрес за проучување на Југоисточна Европа (Софија, 1989), Скопје, 1991, 119–127; Божидар Видоески, *Дијалектите на македонскиот јазик*, 1, Скопје, 1998; Весна Петреска, *Пролетните обичаи, обреди и верувања кај Мијаците*, Скопје, 1998; Ки-

мет Фетаху, *Македонската дијаспора на Голобрдо*, в. „MIR" – издание на политичкото друштво „МИР", VITI I-rë I botimit N° 1 – korrik 93, Tirana; Александар Стојановски, *Демографските промени во Дебарската каза (XV-XVI век),* „Гласник на ИНИ", 45, I, Скопје, 2001, 69–86; Archiv orientalni, v. 69, N° 2, Praha, 2001, 311–326); Анета Светиева, *Етнички карактеристики на четири велешки села: Теово, Ореше, Мелница и Горно Врановци*, Project: The Multicultural and Ethnic Characteristic of Four Villages in the Veles Region – Republic of Macedonia, 1999. Статии и материјали во Архивот на Институтот за етнологија и антропологија, ПМФ, Скопје; Анета Светиева, *Политизација на етничкиот идентитет на Торбешите („Нашинците"),* „ЕтноАнтропоЗум", 4, Скопје, 2004. Ан. Св.

**ТОРТИЌ, Милица** (Загреб, Хрватска, 31. XII 1920) – миколог со светско реноме. Има вршено истражувања на макромицетите во Македонија, посебно на планините Пелистер, Јакупица и во Јужното Повардарје. Автор е на првиот труд за микофлората на Македонија (1988), во кој се наведени 585 видови габи. М. К.

**ТОСЕВСКИ, Јосиф Трајчев** (Свети Николе, 14. II 1943) – ветеринар, редовен проф. на ФВМ во Скопје. Докторирал на Ветеринарниот факултет во Белград (1984). Бил директор на Управата за ветеринарство (1998–2000) и декан на ФВМ. Има објавено 48 научни и стручни трудови и основен учебник од предметот Патолошка физиологија на цицачи и птици. М. Д. – Ј. Б.

**ТОФОВИЌ, Петар Стеванов** (Тетово, 3. II 1920 – Скопје, 21. VII 1990) – неврохирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Основач на Неврохируршкото одделение и на неврохирургија во РМ (1959). Се занимавал со невротраума и ја создал неврохируршката школа. Бил директор на Неврохируршката клиника (1959–1984). Објавил над 80 научно-стручни трудови и две книги од областа на неврохирургијата. Бил член на Европската асоцијација за неврохирургија.

БИБЛ.: *Вовед во современа неврохирургија*, Скопје, 1984; *Современа неврохирургија*, Скопје, 1988. Ал. Ставр.

**ТОФОВИЌ-ЌАМИЛОВА, Марија Петрова** (Загреб, 28. VII 1953) – педагог, методичар, универзитетски професор. Завршила гимназија и студии по педагогија на Филозофскиот факултет во Скопје (1976). На истиот факултет магистрирала (1983) и докторирала (1989). Во 1978 г. е избрана за помлад асистент, а во 2000 г. за редовен професор на Филозофскиот факултет по предметот Методика. Се занимава со прашања од областа на методиката на одделенската настава. Автор е на поголем број трудови и неколку учебници за почетна настава.


Марија Тофовиќ-Ќамилова

БИБЛ.: *Уметничката литература и педагошките чувства,* 1995; *Книжевни ликови и проблеми,* 1996; *Буква по буква азбука,* 1998; *Почнуваме да читаме,* 1998; *Буквар за возрасни,* 2002 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 296. К. Камб.


Глигор Тофоски

**ТОФОСКИ, Глигор Јованов** (Прилеп, 9. I 1909 – Скопје, 27. V 1976) – педијатар, примариус, прв виш здравствен советник во РМ. Бил, пред сè, народен лекар, патриот и хуманист, организатор и раководител. Учесник во НОБ од 1941 г. и прв управник на Земската болница (1945). Бил министер за здравство на СРМ во два мандата, а истовремено го водел и Одделот за новородени и недоносени деца. Придонел во донесувањето бројни законски прописи од областа на здравствената заштита и организацијата на здравствената дејност, особено за детската заштита и превентивната медицина. Тој е заслужен за проширувањето на мрежата на здравствените институции со вонболничка и болничка функција, како и за зголемување на бројот на здравствените работници во РМ. Бил и долгогодишен директор на Републичкиот завод за здравствена заштита на СРМ. Бр. Н.

**ТОФОСКИ, Јован Глигоров** (Скопје, 19. V 1940) – гинеколог–акушер и имунолог, редовен проф. на Мед. ф. (од 1997). Дипломирал на Мед. ф. во Скопје (1965), каде што и специјализирал (1970). Во 1975–1976 г. стручно се усовршувал во САД. Бил шеф на Одделот за стерилитет и директор на Клиниката за гинекологија и аку-


Јован Тофоски

шерство (од 2001). Во 1972 г. вовел нови дијагностички методи: микро анализите на феталната крв и кардитокографија. Експерт на СЗО од областа на репродуктивното здравје, создал прво дете од IVF во РМ (2001). Еден од иницијаторите за формирање на Лекарската комора на РМ, директор на Клиниката за гинекологија и акушерство (2000–2002) и министер за здравство на РМ (1992-1994). Бил претседател на Здружението на гинеколозите на РМ, потпретседател и претседател на Црвениот крст на РМ, генерален секретар и претседател на Црвениот крст на СФРЈ, член на ИК на Црвениот крст и Црвената полумесечина (1982–1986). Учествувал во бројни мисии во Африка и Азија, како и специјален претставник на Генералниот секретар на Меѓународниот ЦК во Етиопија. Шеф на Катедрата по гинекологија и акушерство (2003–2005). Претседател на МЛД и потпретседател на Форумот на Лекарските здруженија на Југоисточна Европа и член на GAME. Објавил над 130 стручно-научни тудови. Бр. Н.


Васил Тоциновски

**ТОЦИНОВСКИ, Васил** (с. Стојаково, Гевгелиско, 22. VIII 1946) – поет, раскажувач, есеист, критичар, автор за деца и млади, книжевен историчар, новинар, уредник, преведувач. Доктор по филолошките науки. Работи како научен советник во Институтот за македонска литература. Како книжевен историчар трага по малку познати литературни процеси и движења, автори и дела во XIX и првата половина на XX век.

ДЕЛА: книги раскази: *Птици во кругот*, Ск., 1978; *Гласот што се чека*, Ск., 1983 и *Трета казна*, Ск., 1993; монографии: *Зборот куршум и динамит*, Ск., 1993; *Жаров бунтар и буревесник*, Ск., 1994; книжевноисториски студии: *Трагачи по вистината*, Ск., 1998; *Возбуда по зборот*, Ск., 2000; *Нашите тажни страници*, Ск., 2005; *Преводите на македонскиот 19 век*, Ск., 2005; *Пролетни бури*, Ск., 2006. П. Гил.


Иван Точко

**ТОЧКО, Иван** (Охрид, 9. I 1914 – Скопје, 12. XI 1973) – раскажувач, драмски автор. Ги завршил Правниот факултет во Белград и Театарската акдемија во Софија. Бил уредник во „Нова Македонија", главен уредник во Радио Скопје и на сп. „Македонија".

ДЕЛА: раскази: *Бојана,* Ск., 1953; *Акорди,* Ск., 1956; *Прстен*, 1959; *Раскази*; Ск., 1962; *Вино за душите,* новелети, Ск., 1968; *Премиера*, Ск., 1970; *Грев*, лирски минијатури, Ск., 1971; драмите: *Плуто*, Ск., 1972 и *Охридска трилогија*: *Под Акропол*, *Робинка* и *Плуто,* Ск., 1974. В. Тоц.


Димче Тошев

**ТОШЕВ, Димче Наумов** (Прилеп, 20. XII 1919 – Скопје, 3. V 2004) – редовен професор (1966) на ПМФ, Институт за хемија (во пензија од 1. X 1985). Гимназија завршил во Битола, а во 1938 г. се запишал на студии по хемија во Белград. Дипломирал во 1943 г. на Природно-математичкиот факултет во Софија, а докторирал (1959) во Скопје. Прв асистент на Катедрата за хемија на Филозофскиот факултет во Скопје (1946). Во 1947 г. е избран за предавач, а потоа за доцент (1954), за вонреден професор (1961) и за редовен професор (1966) по предметот неорганска хемија на ПМФ во Скопје. Изведувал настава по хемија за студентите по хемија, биологија, физика, медицина и стоматологија, како и за студенти на Педагошката академија. Научната работа му е од областа на неорганската и аналитичката хемија. Објавил над 40 трудови, предимно во домашни списанија. Во докторската дисертација ја испитувал растворливоста на некои соли во зависност од составот на растворувачот. Сам или заедно со своите соработници ги испитувал содржината на микроелементите во тутуните од Македонија, застапеноста на флуорот во различни природни продукти и во водите и особено својствата и составот на водите за пиење во населените места. Работел врз номенклатурата на неорганската хемија, терминологијата по хемија на македонски јазик и методско-педагошките прашања на наставата по хемија. Автор и на универзитетски учебник по неорганска хемија и на повеќе средношколски учебници по хемија. Бил прв шеф на Хемискиот институт, продекан и декан на ПМФ и прв декан на Хемискиот факултет. Бил и претседател на Советот на ПМФ, претседател на Друштвото на природњаците на СРМ, потпретседател на Унијата на хемиските друштва на СФРЈ, претседател на Друштвото на хемичарите и технолозите на СРМ, член на Комисијата за изработка на номенклатура по неорганската хемија при Унијата на хемиските друштва на СФРЈ и член на Комисијата за изработка на терминологијата по хемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 224; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 250–251. Б. Ш.

**ТОШЕВ, Крум** (Прилеп, 16. II 1912 – Скопје, 1976) – славист, универзитетски професор. Завршил гимназија во Битола, а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет во Белград (1937). Работел како професор во Даниловград, Струмица и Слатина. Бил член на Комисијата за кодификација на македонскиот литературен јазик и на првиот Редакциски совет на новооснованото Државно книгоиздателство на Македонија. Како професор, го одржал првиот студентски час на новооснованиот Филозофски факултет во Скопје (декември 1946). Бил раководител на Одделот за народна книжевност при Институтот за фолклор и прв директор на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" (1. III 1953 – 1. X 1973). Бил уредник на сп. „Македонски јазик" и „Литературен збор". Коавтор е на првиот „Македонски правопис со правописен речник" (Скопје, ноември 1950, заедно со Блаже Конески). Освен тоа, автор е на повеќе учебници и читанки по македонски јазик и литература за основно и средно образование, како и поголем број научни и стручни трудови за основните карактеристики на фонолошкиот и граматичкиот систем на македонскиот литературен јазик. С. Мл.


Крум Тошев


Пере Тошев-Лефтер

**ТОШЕВ-ЛЕФТЕР, Пере (Петар)** (Прилеп, 1865 – с. Фариш, Тиквешко, 4. V 1912) – учител, војвода, учесник во Илинденското востание. Основно училиште завршил во Прилеп, гимназија во Пловдив (1885). Учителствувал во Прилеп (1892–1901), Скопје, Битола и во Солун. Во Битола бил првиот претседател на ОРК на МРО. Бил член на МРО од 1894 г., а член на ЦК на ТМОРО станал од 1898 г. По Солунската афера (1901) бил осуден на 101 г. и спроведен во затворот во Подрум Кале, Мала Азија. По амнестијата (1902) се вратил во Солун, а оттаму во Битола и во Прилеп, каде што живеел полулегално. Иако не се согласувал со решението за недоволно подготвеното востание, активно учествувал во Илинденското востание. Присуствувал на Прилепскиот (1904) и на Рилскиот конгрес (1905), каде што повторно бил избран за член на ЦК на ВМОРО. По Младотурската револуција станал егзархиски училиштен инспектор во Солунскиот округ (1910–1911). Предаден и следен од аскерот, бил убиен во заседа во Дреновската Кли-

сура. Погребан во дворот на црквата во с. Фариш, Тиквешко.

ЛИТ.: Љ. Лапе, *Живоѿоѿ и делоѿо на Пере Тошев*, Пристапни предавања, МАНУ, Скопје, 1974; А. Трајановски, *Пере Тошев (1865–1912) во историскиѿе извори и лиѿераѿура*, „Гласник на ИНИ", XXXI, 1, Скопје, 1987. Ал. Тр.


Иван Тошевски

**ТОШЕВСКИ, Иван** (Битола, 22. VIII 1929 – Скопје, 2. VIII 2008) – новинар, публицист и дипломат. Работел како новинар во Радио Скопје (1953–1961), а од есента 1963 г. во Телевизијата. Бил директор и главен уредник на Телевизија Скопје (1967-1970), во периодот значаен по напорите за воведување централна информативна емисија на македонски јазик, самостојно учество во дневната телевизиска размена и опремување со современа студиска техника. Потоа, бил амбасадор во Нов Зеланд и во Финска и ангажиран како експерт за човекови права во Обединетите нации. Станал советник на Претседателот и на Владата на РМ (1991–2003). Учествувал во бројни активности на меѓународен план: Конференцијата за Југославија во Хаг и во Брисел, приемот на Македонија во ООН, преговори околу името во ООН и др. Ј. Ф.


Игор Тошевски

**ТОШЕВСКИ, Игор** (Скопје, 27. IX 1963) – графичар и мултимедијален уметник. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Хелсинки (1988). Член е на групата Зеро. Самостојно излагал во Хелсинки, Скопје, Велес, Куманово, Ерланген, Љубљана. Со проникнување меѓу различни визуелни јазици навлегува во социјалните простори поврзани со транзицијата во македонското општество (Досие 96, 1996: Процес, 2004). М. Б.-П.


Стојче Тошевски

**ТОШЕВСКИ, Стојче** (с. Раинци, Егејскиот дел на Македонија, 28. II 1944) – композитор. Еден од истакнатите претставници на генерацијата композитори што на македонската музичка сцена стапија во почетокот на седумдесеттите години од XX век. Студиите по композиција кај Вл. Николовски во Скопје, М. Живковиќ и Е. Јосиф во Белград му овозможија да развие плодна творечка дејност. Неговиот опус привлекува повеќе внимание со својот карактер, отколку со обемот на остварувањата. Во творештвото на Т. се издвојуваат две фази: почетната се одвива во седумдесеттите („Мадригали", 1973), а втората започнува во деведесеттите години, кога е прекината повеќегодишната творечка осека. Извршувал одговорни функции во Радио Скопје. Главната нишка што го поврзува целото негово творештво е извирањето од македонската фолклорна и духовна почва на музички план. Б. Орт.

**ТОШО ДАСКАЛОТ** – в. *Анѓеловски, Тодор Пеѿрев.*

**ТРАДИЦИОНАЛНА АРХИТЕКТУРА** – ја означува целокупната архитектонска продукција што ги вклучува сите единечни архитектонски традиции (народното градителство, фолклорната, градската, селската, сакралната, профаната) на сите ентитети, во однапред дефинирани граници (во теориска, методолошка, територијална, историска и практична истражувачка смисла). Овој поим го опфаќа народното градителство. К. Гр.

**ТРАИКОВСКИ, Борислав** (Битола, 15. VI 1917 – Битола, 11. X 1996) – сликар и педагог. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1951). Член е на групата ВДИСТ. Имал ретроспектива во Скопје (Чифте амам, 2003). Најдоследно ги спровел искуствата на историскиот


Борислав Траиковски: Патеки (1980)

експресионизам и знаковноста во апстрактното сликарство. М. Б.-П.

**ТРАЈАН** (XI в.) – четвртиот син на царот Јован Владислав. Со мајка му Марија и еден дел од царското семејство лично го пречекал Василиј II во Охрид (летото во 1018), по што бил дел од триумфалната поворка. Неговата лоза се етаблирала во Византија – ќерката Марија и внуката Ирина се ородиле со семејствата Дука и Комнени.

ЛИТ.: С. Пириватрич, *Самуиловаѿа държава, обхваѿ и харакѿер*, София, 2000. Б. Петр.


Борис Трајанов

**ТРАЈАНОВ, Борис Гогов** (Љубљана, Словенија, 4. XI 1959) – оперски певец, баритон. Студира пеење со татко му Гога Трајанов во Скопје, со Бисерка Цвеиќ во Белград и со Пиер Миранда Фераро во Милано. Соло пеење дипломира на ФМУ во Скопје кај Б. Николовски (1985), а магистрира на Музичката академија во Белград во класата на Б. Цвеиќ (1989). Истовремено дипломира и на Математичкиот факултет во Нови Сад (1986). Дебитира на оперската сцена на МНТ во Скопје (со улогата на грофот Хомонај во операта *Циѓански барон*). Работи во Операта на МНТ (1985–1988), кога ја започнува интернациоалната кариера во ок. сто оперски куќи во све-

тот (Рим, Болоња, Фиренца, Палермо, Монте Карло, Берлин, Хамбург, Франкфурт, Виена, Грац, Осло, Сао Паоло, Кејптаун, Москва, Паруз, Њујорк и Венеција) со над 750 настапи во ок. 50 главни баритонски улоги (со најголем успех како Скарпија во орерата Тоска). Настапувал на повеќе телевизиски и радио станици и има снимено со Катлин Касело двојно CD со оперски арии и дуети (1995), а на DVD – креацијата на Скарпија во Театро Реџо Парма во Италија (2003). Добитник на амбасадорската титула *Умешник на мирош* на УНЕСКО (2005). Ф. М. – Р.


Гога Трајанов

**ТРАЈАНОВ, Гога** (Прилеп, 25. III 1922) – оперски певец, тенор. Пеење учел кај проф. Бетето во Љубљана. Во Операта на МНТ работи како солист од 1951 до 1983 г. Во својот фах, остварил повеќе од 15 главни и повеќе помали улоги од стандардниот и домашниот оперски репертоар. Гостувал во Србија, Словенија, Полска, Романија и Германија. Карактеристичен е неговиот силен и пробивен метално обоен глас.

ПОЗНАЧАЈНИ УЛОГИ: Абдало *(Набуко)*, Војводата од Мантова *(Риголешо)*, Дон Хозе *(Кармен)*, Јеник *(Продадена невесша)*, Марио Каварадоси *(Тоска)*, Пинкертон *(Мадам Бешерфлај),* Полион *(Норма),* Су Чонг (*Земја на насмевкише*), Гаврил Радомир *(Цар Самуил).* Ф. М.


Павле Трајанов

**ТРАЈАНОВ, Павле** (с. Радеш, Радовишко, 25. XII 1952) – политичар. Го завршил Правниот факултет во Скопје и положил правосуден испит. Работел како началник во СВР/МВР и бил министер за внатрешни работи (1998–1999). Основач и претседател на партијата Демократски сојуз и пратеник во Собранието на РМ. Р.


Александар Трајановски

**ТРАЈАНОВСКИ, Александар** (с. Долни Липовик, Радовишко, 7. III 1945) – историчар, научен советник во ИНИ во Скопје и унив. професор. Завршил Учителска школа во Битола, а потоа дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (Група за национална историја), каде што и магистрирал (1975) и докторирал (1985). Извесно време бил наставник во с. Конче, Радовишко и професор во Економското училиште „Моша Пијаде“ во Скопје, а потоа преминал во Институтот за национална историја (септември 1971), од асистент до научен советник (1992) и редовен професор (1998). Бил раководител на Одделението за преродбенско-националноослободително движење во ИНИ, главен и одговорен уредник на сп. „Гласник“ и „Историја“, претседател на СДИРМ, хонорарен професор на Православниот богословски факултет „Св. Климент Охридски“, на Факултетот за учители и воспитачи при Универзитетот „Свети Климент Охридски“ во Битола, на Националниот институт за ориентални јазици и цивилизации на Универзитетот на Нова Сорбона (Париз) и на Педагошкиот факултет во Скопје.

БИБЛ.: *Бугарскаша егзархија и македонскошо националноослободишелно движење (1893–1908),* Скопје, 1982; *Црковно-училишнише ошшини во Македонија.* Прилог кон историјата на македонските црковно-училишни општини од нивното основање до 70-тите години на XIX век, Скопје, 1988; *Димишар Поп Георгиев-Беровски (1840–1907),* Штип, 1990; *Словаша на Кузман Шайкарев (1830–1884),* Охрид, 1993; *Андаршскиош колеж во Загоричани – 1905,* Битола–Скопје, 1995; *Прилейскише слова на Кузман Шайкарев (1862–1865),* Битола, 1996; *Нейознашиош Рацин. Новойронајденише Рацинови каршички,* Скопје, 2000; *Црковнаша организација во Македонија и движењешо за возобновување на Охридскаша архиейискойија од крајош на XVIII и во шекош на XIX век – до основањешо на ВМРО,* Скопје, 2001; *Руски докуменши за Македонија и македонскошо йрашање,* Скопје, 2004; *Исшорија на Македонија (The History of Macedonia),* Скопје, 2005.

ЛИТ.: *50 години Инсшишуш за национална исшорија 1948-1998*, Скопје, 1998, 101-114. С. Мл.

**ТРАЈКОВ, Никола** (с. Вранештица, Кичевско, 26. V 1888 – Софија, 12. VI 1963) – филолог, историчар, дипломат. Се школувал во Битола и Софија. На Софискиот универзитет завршил словенска филологија. Работел како учител, новинар, дипломат и унив. професор (по новогрчки јазик). Учествувал во македонското национално-ослободително движење. Во текот на Балканските војни бил доброволец во Македонско-одринското опосченије. Го проучувал делото на македонските преродбеници – Браќата Миладиновци, Григор Прличев, Браќата Робевци, К. Мишајков. Поважен труд му е: „Браќа Миладиновци - П р е п и с к а“ (Софија 1964), издание на БАН, во кој објавува писма од Димитрија и Константин Миладиновци, како и документи за македонската преродба (Робевци, Шапкарев, Партенија Зографски, Митра Миладинова, Киријак Држиловец и др.), како и поголем број непознати дипломатски документи околу смртта на Миладиновци. Голем интерес пројавил кон делото на Крсте Мисирков. Им помагаше штедро на младите македонски научници во ориентацијата по бугарските архивски институции. Г. Т.

**ТРАЈКОВ, Петар (Пеце)** (с. Врбени, Леринско, 2. VI 1886 – Софија, 13. I 1964) – национален деец и воен командант, полковник. Завршил гимназија во Битола. По Втората балканска војна емигрирал во Бугарија и завршил воена академија, а во Првата светска војна бил офицер во бугарската армија на Македонскиот фронт. Подоцна се вклучил во ВМРО (1923), бил секретар на Леринското македонско братство, а потоа во Егејскиот дел на Македонија формирал чета на ВМРО (1924), со која дејствувал во Леринско и Охридско. Заедно со Г. Попхристов и П. Шанданов го раководел Битолскиот револуционерен округ на ВМРО и ги одржувал контактите со Албанија (1924-1928). Во отсуство бил осуден на смрт од грчките власти, по што се префрлил во Албанија, а потоа во Бугарија (1928). На Шестиот конгрес на ВМРО бил избран за резервен член на ЦК на ВМРО. По убиството на Ал. Протогеров, се приклонил кон протогеровистите и бил член на нивниот ЦК. По растурањето на ВМРО од страна на бугарската влада, се приклонил кон Работничката партија. Како антифашист, во времето на Втората светска војна бил апсен од бугарските власти. Бил командант на

Македонската НО бригада „Гоце Делчев“ (од септември 1944) на македонската емиграција од Софија. Унапреден во чин полковник (ноември-декември 1944), бил учесник на Второто заседание на АСНОМ (Скопје, декември 1944). По политичко недоразбирање се вратил и починал во Бугарија.

БИБЛ.: *Национализмът на скопските ръководители*, София, 1949.

ИЗВ. „Билтен“ на ВШ на НОВ и ПОЈ, IV, 46–47, Положај, ноември-декември 1944.

ЛИТ.: Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945*, Скопје. 1999, 140–141. С. Мл.



Стево Трајков

**ТРАЈКОВ, Стево** (Чичево, Велес, 1930) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје и истражувач. Во Чехословачка (од 1946) дипломирал на Вишата хемиско-индустриска школа во Прага (1954), магистрирал и докторирал на Универзитетот во Острава (1959). Работел во Чешката академија на науките (1958–1962) и во Министерството за металургија и рударство. Во Скопје е (од 1963) вклучен во создавањето на Рудници и Железарница „Скопје“. На Технолошко-металуршкиот ф-т во Скопје е од 1965 г., а како редовен професор од 1971 г. Бил водечки проектант при изгадбата на „ФЕНИ“ во Кавадарци, како и во други металуршки погони. Подрачја: теорија на металуршките процеси, физичка металургија и др. Пензиониран во 1995 г.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ“ бр. 514, од 15 II 1989 г., стр. 9; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 111. Св. Х. Ј.

**ТРАЈКОВ, Трајко Павлов** (Дебар, 11. VIII 1931) – фармаколог, редовен проф. на Мед. ф. Од 1958 до 1996 г. работи на Институтот за фармакологија и токсикологија на Мед. ф. во Скопје. Заслужен е за втемелувањето на базичната и клиничката фармакологија на факултетот. Бил директор на Институтот, шеф на Катедрата, продекан, автор на учебник за Средномедицинското училиште и учесник во проекти. Д. С.-Б.



Борис Трајковски, претседател на РМ

**ТРАЈКОВСКИ, Борис** (с. Муртино, Струмичко, 25. VI 1956 – Мостар, БиХ, 26. II 2004) – втор по ред претседател на самостојна и суверена РМ (1999–2004). Гимназија завршил во Струмица, а Правен факултет во Скопје (1981). Дванаесет години бил претседател на младината на Обединета методистичка црква во СФРЈ. Раководител на правната служба при градежното претпријатие „Слобода“ во Скопје. Бил шеф на Кабинетот на градоначалникот на Општината „Кисела Вода“ во Скопје и ја водел Комисијата за надворешна политика на ВМРО–ДПМНЕ. Избран за заменик-министер за надворешни работи (XII 1998). Во следната година е избран за претседател на РМ (XI 1999). Под негово раководство се водени политичките разговори за прекин на војната на ОНА против оружените сили на РМ (2001). Тој е потписник на Рамковниот договор од 13. VIII 2001 г. во Скопје, со кој се менува уставно-правниот статус на македонската држава. Загина во авионска несреќа во близина на Мостар, во неразјаснети околности.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.



Димче Трајковски

**ТРАЈКОВСКИ, Димче** (Скопје, 23. III 1898 – Битола, 1978) – прв професионален актер и режисер во Македонија. Сопственик на патувачки театар пред Втората светска војна, во кој, покрај скечевите и врапчињата, биле играни и: „Печалбари“, „Македонска крвава свадба“, „Во синџири“, „Жена сотона“, комедии на Нушиќ и др. Тој е еден од втемелувачите на Македонскиот народен театар и негов член (1945–1954). Улоги: во „Платон Кречет“, Спиро („Народен пратеник“), Прока Прокиќ („Нажалена фамилија“), Тетин Јаков („Г-ѓа министерка“), како и неговата антологиска улога на Тасо во „Сомнително лице“. Р. Ст.



Кирил Трајковски

**ТРАЈКОВСКИ, Кирил** (Штип, 27. XI 1951) – археолог. Дипломирал на Филозофскиот факултет (Група за археологија) во Белград (1976). Работи како кустос-советник за средновековна археологија во Музејот на Македонија (од 1977). Раководител на проектите за истражување на локалитетите Моробисдон, Брегалница и Коњух.

БИБЛ.: *Средновековниот град Моробис во Македонија*, зб.: Труды Пятого международного конгресса Славянской археологии, III, Киев, 1985, Москва, 1987, 89-93; *The Mediaeval Necropolis „Crkište“ at Morodvis*, Zbornik, n.s., 1, Arheologija, Skopje, 1995, 207-213.

ЛИТ.: Лилјана Миладиновска, *Македонско археолошко научно друштво. Библиографија на македонската археологија 1945–2000*, Охрид, 2001, 220-221. Р.



Љубиша Трајковски

**ТРАЈКОВСКИ, Љубиша** (Скопје, 29. XI 1927 – Битола, 1995) – актер. Неколку сезони настапувал во Народниот театар во Струмица, а потоа во Народниот театар во Битола е носител на репертоарот.

УЛОГИ: Илија („Антица“), Џими („Вејка на ветрот“), Помет („Дундо Марое“), Отело (во истоименото дело), Аспров („Вујко Вања“), Драшко Каровски („Чекор до есента“), Мурина („Свечена вечера во погребалното претпријатие“). Р. Ст.

**ТРАЈКОВСКИ, Стојан** (Скопје, 1920 – Скопје, 1965) – новинар и стенограф. Прв спортски уредник во „Нова Македонија“ од 1945 г., прв македонски известувач од светско фудбалско првенство (Швајцарија, 1954). Од 1955 г. уредник на дописничката мрежа во Радио Скопје. Б. П. Ѓ.


Тома Трајковски

**ТРАЈКОВСКИ, Тома** (Битола, 1933 – Битола, 1998) – стопанственик, конструктор, унив. професор. Дипломирал на Машинскиот факултет во Белград (1960). Работел во Фабриката за фрижидери „Георги Наумов“ во Битола како конструктор, бил раководител на одделение и управник на погон. На Вишата техничка школа во Битола е избран како хонорарен наставник (1962), а во 1968 г. стапува во редовен работен однос. Со формирањето на Техничкиот факултет во Битола е избран за вонреден професор, а потоа и за редовен професор (1982) по предметите Транспортни уреди, Технологија на материјали и Машинска обработка. Докторирал на Машинскиот факултет во Скопје (1982). Објавил шеесетина трудови од областите на пневматиката, средствата за транспорт и технологијата на обработка. Бил декан на Техничкиот факултет во Битола и ректор на Универзитетот „Св. Климент Охридски“ во Битола (1991–1993). Бил спортски пилот и претседател на Воздухопловниот сојуз на Македонија (1993–1995). Гл. К.


Љупчо Трајковски -Фис

**ТРАЈКОВСКИ-ФИС, Љупчо** (Скопје, 4. V 1958) – композитор, аранжер и музички продуцент. Првите творечки обиди ги направил во почетокот на осумдесеттите години од XX век. Учесник на сите македонски позначајни фестивали на детска и фолк-музика. Напишал неколку стотини авторски песни и аранжмани, а некои од нив влегуваат во „новата антологија“ на македонската музика во народен дух („Има ли песна“, „Жал за Деспина“, „Една песна да запеам“, „Лебеди пловете“, „Душо моја прости ми“ и др.). Пишувал композиции и за оркестрите на МРТ. Како продуцент реализирал над илјада композиции. М. Кол.

**ТРАЈЧЕВ, Георги** (Прилеп, 1869 – ?) – историчар, публицист, револуционер. Ја завршил Солунската бугарска машка гимназија и бил учител. Член на ТМОРО (1896) и претседател на Околискиот револуционерен комитет во родниот град (1908).

ДЕЛА: *Мариово*, Соф., 1923; *Дојран и неговото езеро*, Соф., 1923; *Преспа*, Соф., 1923; *Старини во Преспа*, Соф., 1924; *Преспанското езеро*, Соф., 1924; *Минатото на Прилеп*, Соф., 1925; *Град Прилеп*, Соф., 1925. В. Тоц.


Тодор Трајчевски

**ТРАЈЧЕВСКИ, Тодор** (Штип, 3. VIII 1954) – композитор, аранжер и хармоникаш. Се вработил (1983) во Народниот оркестар на МРТ, а потоа станал и негов раководител (1988). Автор е на голем број песни (околу 200), аранжмани (над 400), како и на инструментални композиции за голем народен оркестар („Фолк загатка“, „Чие е она девојче“, „Изникна ми бадем дрво“, „Кинисала Роса“, „Повардарско оро“ и др.), инспириран од фолклорното наследство на Македонија. Пишувал и класични композиции (главно за тромбон и клавир, во соработка со Дуо Рибарски). Постојан учесник на речиси сите фестивали во Македонија. М. Кол.

**ТРАНДАФИЛОВСКИ, Никола** (Битола, 1925) – маш. инженер, унив. професор. Дипломирал на Машинскиот факултет во Белград (1952). Се вработил во Фабриката за стакло (во изградба) во Скопје. Работел во Фабриката за фрижидери „Георги Наумов“ во Битола (1953–1963), каде што бил и раководител на Конструктивното одделение и на Одделението за развој. Остварил неколкумесечни престои во Шведска, во Франција и во Германија. Бил вработен како професор во Вишата техничка школа во Битола (1963–1978). Во овој период во два мандата бил директор на Вишата школа. Со формирањето на Техничкиот факултет во Битола (1978), бил избран за вонреден професор по предметите ладилна техника и ладилни системи. Бил декан на Факултетот (1978–1980) и проректор на Универзитетот во Битола (1981–1982). Гл. К.

**ТРАНЗИЦИЈАТА НА МАКЕДОНСКАТА ЕКОНОМИЈА** – процес на радикални и сеопфатни промени во сите сегменти на политичкиот и економскиот систем на земјата, кои водат кон премин од социјалистички економски систем, со доминација на општествената и државната сопственост, во систем на пазарна економија, со доминација на приватната сопственост и пазарна алокација на ресурсите. Економската содржина на транзицијата опфаќа неколку клучни сегменти: макроекономска стабилизација, либерализација на цените, на надворешнотрговската размена и на пазарите, приватизација и реструктурирање на претпријатијата и на банките, редефинирање на економските функции на државата и институционални реформи. Транзицијата во РМ започна во тешки околности. Наследените макроекономски индикатори од претходната држава беа неповолни: стагнантни па и негативни стапки на раст на бруто домашниот производ, висока невработеност, висока инфлација и релативно висок внатрешен и надворешен финансиски долг. Напоредно со наследените неповолни економски перформанси, РМ во периодот 1990–2001 г., речиси, перманентно се соочуваше со екстерни шокови и неекономски фактори (дезинтеграцијата на СФРЈ и на југословенскиот економски простор, ембарга, бегалска криза, интерен конфликт), кои имаа неповолни импликации врз динамиката на растот. *Макроекономската стабилизација* започна со имплементирање на сеопфатна антиинфлациона програма, која за неколку години ја сведе енормно високата инфлација во нормални рамки – од 1.666,4%, 1992 г., на 2,3%, 1996 г. (в. *инфлација*). Реформите во фискалната и монетарната сфера и добрата координација на клучните макроекономски политики ѝ овозможија на Македонија да одржи висока

**ЕБРД индикатори за прогресот на транзицијата во РМ за 2005 г.**

| | |
|---|---|
| Учество на приватниот сектор во GDP во % | 65 |
| Голема приватизација | 3+ |
| Мала приватизација | 4 |
| Управување и реструктуирање на претп. | 2+ |
| Ценовна либерализац. | 4 |
| Трговска либерализација | 4+ |
| Политика на конкуренција | 2 |
| Реформа на банкарскиот сектор | 3- |
| Пазар на долгорочни хартии од вредност и нефинансиски институции | 2 |
| Инфраструктурни реформи | 2 |

ИЗВ.: EBRD, Transition report за соодветните години.

ценовна стабилност до денешни дни и одржлив внатрешен и надворешен долг. Сепак, земјата сè уште не постигна целосна макроекономска стабилност поради високата невработеност и ниските стапки на економски раст. Во доменот на *либерализацијата на цените, на надворешнотрговската размена и на пазарите* направен е значителен напредок. Процентуалното учество на производите со административни ограничувања на цените во вкупните потрошни добра е сведено од преку 20%, во раните транзициони години, на 1% до 1,5% денес. Просечното царинско оптоварување, како индикатор за либерализацијата на надворешнотрговската размена, веќе е намалено од 26%, 1995 г., на 12%, 2004 г. *Приватизацијата на секторот на претпријатијата*, којашто започна 1994 г. и доби во интензитет во втората половина на деведесеттите години, денес, во основа, е завршена. (в. *приватизацијата во Македонија*). Во развојот на приватниот сектор значајна улога одиграа малите и средните претпријатија кои, денес, се доминантни економски субјекти во македонската економија. Македонија изврши санација на *банките* со трансферирање на портфолиото на лоши кредити во Агенцијата за санација на банка, со што учеството на неперформансните кредити на комерцијалните банки е сведено од преку 75% во раните транзициони години на околу 12% денес. Банките се приватизираа низ самиот чин на приватизација на претпријатијата како нивни основачи. Од друга страна, учеството на странскиот капитал во вкупниот капитал на комерцијалните банки достигна ниво од околу 50%. Со тоа значајно е зголемен кредибилитетот на банките, а последниве неколку години постои и тенденција кон зголемување на штедењето. Со реформите во клучните сегменти на економскиот систем и напредокот на пазарната економија, дојде и до редефинирање на економските функции на државата – државниот интервенционизам, иманентен на претходниот економски систем, се заменува со државна регулација, т.е. интервенција на државата главно во домените на т.н. пазарен неуспех (в. *пазарен неуспех*). Во *монетарната сфера* се обезбеди независноста на централната банка, која беше дополнително зацврстена 1996 г. и во периодот по 2000 г. Значајно зајакна и супервизијата на банките и штедилниците. Во *фискалната сфера* се изврши крупна реформа на преодот меѓу 1993 и 1994 г., односно комплетно се напушти стариот даночен систем и се воведе даночна структура блиска до онаа на земјите со развиена пазарна економија. Од 2000 г. се воведе и данокот на додадена вредност. Определен прогрес е постигнат и во контролата на јавната потрошувачка (со воспоставување на трезорскиот систем и на државната ревизија) и во зголемувањето на капацитетот на дејствувањето на Министерството за финансии. Меѓутоа, структурата на буџетската потрошувачка остана неповолна до денешни дни – релативно високо учество на платите и социјалните трансфери визави учеството на капиталните трошоци и трошоците за стоки и услуги. Синтетички гледано, во периодот на својата транзиција Македонија постигна добри резултати во реформите од т.н. прва генерација (либерализација на цените и на пазарите, мала и голема приватизација), но не и во сферата на структурните реформи (постприватизационо реструктуирање на претпријатијата, корпоративно управување, зајакнување на капацитетот на институциите, креирање поволна инвестициона клима). Бавното и колебливо спроведување на структурните реформи се главната причина за ниските стапки на економски раст на земјата. Европската банка за обнова и развој, која го следи прогресот на земјите во транзиција, ги дава следниве индикатори за транзицијата во РМ (индикаторите имаат вредност од 1 до 4+, при што 1 означува минимални или никакви промени во однос на состојбите во една ригидна планска економија, а 4+ означува стандарди што владеат во развиените пазарни економии).

ЛИТ.: *Економска транзиција – состојби, проблеми, перспективи*, МАНУ, Скопје, 1994; *Отворени предизвици на македонската економија,* МАНУ, Скопје, 2004. Т. Ф.

**ТРАТ** (Fomes fomentarius (L.: Fr. Kicks) – опасна паразитска габа, што најчесто расте на букови стебла. Во минатото се користела за потпалување оган. М. К.


Трат

**ТРАХЕАТИ** (*Tracheata*) – членконоги организми. Морфолошко-физиолошки се приспособиле за живот на копно. Дишат со разгранет систем од воздушни цевчиња – трахеи, според кои го добиле името. Поседуваат еден пар антени, а главата им е јасно одделена од трупот. Во Македонија, во споредба


Трахеати (Insecta)



Градскиот трговски центар, Скопје

со другите организми, се застапени со огромен број таксони 6.405 (6.269 видови и 136 подвидови), од кои 211 таксони се ендемични (189 видови и 22 подвида). Распоредени се во две класи: *многуноги* (*Myriapoda*) и *инсекти* (*Insecta*).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетниите животни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*. Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ТРБИЌ, Воислав (Војче)** (Прилеп, ? – Рилево, Прилепско, 1946) – четнички војвода во Македонија, припадник на движењето на Дража Михајловиќ, син на српскиот четнички војвода Василие Трбиќ. Во Македонија дошол во 1942 г. со цел во Велешката, Поречката и Прилепската околија и во Скопје да формира четнички штабови и да ја воспостави четничката организација на Дража Михајловиќ. Организирал посебни вооружени формации, градски комитети итн. Се залагал за повторно враќање на старата српска власт со српскиот крал. По војната бил осуден и ликвидиран.

ЛИТ.: Младен Цолић, *Четничке војне формације Драже Михајловића у Македонији 1942–1944 године.* Зб. Развојот и карактеристиките на НОВ во Македонија, Скопје, 1973; Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944 година*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**ТРГОВИЈА** – еден од најзначајните услужни сектори, чиј развој е најдиректно условен од општиот развој на економијата и од развојот на апсорпционата моќ на пазарите (бројот на населението и големината на доходот), како и на транспортот и комуникациите. Трговијата во Македонија беше на добар глас во средниот век, па сè до XVII век. Меѓу двете војни таа беше третиот по значење стопански сектор. По Втората светска војна, развојот на трговијата го следеше општиот економски развој на земјата. Сепак, трговијата најбрзо се развиваше во периодот 1953–1979, за во осумдесеттите години да манифестира негативни стапки на движење. Во трговијата на големо, 1955 г., работеа 3.061 лице, а 1984 г. 11.256 лица. Во истиот период прометот на трговијата на големо пораснал од 338 на 252.598 милиони динари (според тековните цени). Трговијата на мало, исто така, бележи силен пораст – прометот помеѓу 1952 и 1984 пораснал за 9 пати (по цени од 1980 г.). Во Македонија, 1983 г., постоеле 7.780 класични продавници, 184 стоковни куќи и 565 самопослуги. Во структурата на прометот во 1984 г. најголемо учество имаа прехранбените производи, текстилот и течните горива. По осамостојувањето на земјата дојде до пропаѓање на еден дел од големите трговски претпријатија, кои постоеја речиси во сите општини (меѓу другото, и под дејство на нелојалната конкуренција од сивата економија), до нивна поделба на помали единици и нивна брза приватизација. Со отворањето на процесот на спонтано претприемништво, до 1993 г. во Македонија се формираа повеќе од 58.000 мали и средни претпријатија (МСП), од кои дури 67% беа во секторот на трговијата. Подоцна учеството на трговските претпријатија во вкупниот број на претпријатија релативно намали – на 54%, 1999 г., и 49%, 2004 г. На крајот од 2004 г. во земјата, во секторот на големопродажбата и малопродажбата, постоеја 24.486 мали, 112 средни и 8 големи претпријатија. Во поново време дојде до модернизација на трговијата во Македонија, се изградија модерни трговски центри, особено во Скопје, но и во другите поголеми градови, модерни продавници и самопослуги (вклучувајќи ги и оние со странски капитал – Веро, Рамстор), а се јавија и првите иновативни форми на продажба (директна телевизиска продажба и сл.). Во светски размери, со развојот на информационо-комуникационите технологии и посебно на интернетот, расте улогата на т.н. Е – трговија. Таа во Македонија засега е во својот зародиш. Од друга страна, брзиот развој на интернет-корисниците во земјата (стапката на пораст на интернет-корисници во периодот 2000–2007 г. во Македонија изнесува 1,209%), упатува на констатацијата дека во иднина и македонските фирми сè повеќе ќе го користат овој облик на тргување во внатрешната и во надворешната размена на добра и услуги. Во секторската дистрибуција на вработеноста за 2002 г., трговијата учествуваше со близу 14%, а веќе 2005 г. со околу 13% во формирањето на БДП на земјата.

ИЗВ.: Републички завод за статистика, *Развојот на СР Македонија 1945–1984*, Скопје, 1986, 87-89; Министерство за финансии на Република Македонија, Билтени бр. 9-10/2004 и септ./окт, 2006; //http/www.internetworldtats.com/stats.htm//.

ЛИТ.: Н. Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990,* МАНУ, Скопје 2001; *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија,* МАНУ, Скопје 1997. Т. Ф.

**ТРГОВСКА ШКОЛА** – прво стручно училиште во Македонија, отворено во Велес (1857) од факултетски образованиот српски учител Јован Нешковиќ (завршил филозофски и правни науки во Пешта). Училиштето имало два класа; во првиот се изучувале општообразовни предмети (граматика, историја, природознание, стокознание, аритметика, германски јазик и др.), а во вториот – предмети од областа на трговијата (трговски сметки, книговодство, записи, писмоводство и др.). Првата година училиштето го посетувале 40 ученици. Се смета за зачетник на (про)гимназиското образование не само во Велес, туку и во Македонија. К. Камб.

**ТРЕБЕНИШТА – ОХРИД** – пространа некропола со погребувања вршени во периодот од VII до IV в. пр.н.е. Се протега на три микролокации (Сува Чешма, Три Чељусти и Вртуљка) на 10-тина км северно од Охрид, во атарот на денешното с. Горенци. Првпат е откриена во 1918 г., истражувана во неколку наврати во 30-тите и во 50-тите години, а последните ископувања биле во 1972 г. Досега се откриени вкупно 56 гробови. Забележливи се две категории погребувања: кнежевски гробови и сиромашни гробови. Посебно се издвојуваат т.н. кнежевски погребувања (вкупно 13), и тоа по гробните конструкции (големи правоаголни јами изѕидани со камења), како и според карактерот и бо-



Некрополата Требеништа, Охридско (VI - V век пр.н.е.)

## ТРЕБЕНИШТА VI - V ВЕК ПРЕД Н. Е.



Посмртна маска (злато),
Софија, Археолошки музеј



Посмртна маска (злато),
Белград, Народен музеј



Посмртна маска (злато),
Белград, Народен музеј



Посмртна маска (злато),
Софија, Археолошки музеј



Украсна плочка во облик на потковица (злато),
Софија, Археолошки музеј



Посмртна маска (злато),
Охрид, Национален музеј



Сандали (злато),
Белград, Народен музеј



Ленти со преплетен орнамент (злато),
Софија, Археолошки музеј



Нараквица со прстен (злато),
Софија, Археолошки музеј



Украсни ленти со триаголници
(фрагмент, злато),
Софија, Археолошки музеј



Розети (злато),
Софија, Археолошки музеј



Птици (злато),
Софија, Археолошки музеј

Уредил: Паско Кузман

гатството на гробните прилози. Сите датираат од последните 3 децении на VI в. пр.н.е. Меѓу богатите гробни прилози како најзначајни се издвојуваат оние што потекнуваат од најголемите занаетчиско-уметнички центри (бронзени садови, бронзени шлемови, железно дефанзивно и офанзивно оружје, златен и сребрен накит, црнофигурална античка керамика), како и другите луксузни предмети што се директно поврзани со погребниот ритуал и со погребните обичаи (златни погребни маски, сандали, наракавици, наградници и др. златни апликации). Погребувањата во т.н. сиромашни гробови најчесто се вршеле со инхумација, но во одделни случаи се практикувала и кремација. Гробните конструкции претставуваат обични плитки јами, заградени и покриени со обични камења. Прилозите во нив (бронзен накит, железно оружје и орудија и домашна керамика) овозможуваат континуирано следење на развојот на локалната култура од VII, во текот на VI и во V в. пр.н.е.

ЛИТ.: B Filov – K. Schkorpil, *Die archaische nekropole von Trebenischte am Ohrida See,* Berlin und Leipzig, 1927; Љ. Поповић, *Каталог налаза из Требеништа*, НМ, Београд, 1956; П. Кузман, *Сува Чешма,Три Чељусти и Вртуљка–Требеништа 1972*, Охрид, 1985. Др. М.

**ТРЕВЕН** – народно именување на четвртиот месец во годината – *април*. С. Мл.

**ТРЕНЕВСКИ, Злате** (с. Кленоец, Кичевско, 10. X 1916 – Скопје, ? 2006) – првоборец. Бил член на КПЈ (1941), борец во Партизанската група „Козјак“, еден од организторите на НОД во Кичевско, курир на ГШ на НОВ и ПОМ, секретар на Околискиот комитет на КПМ во Кичево, избран делегат за Второто заседание на АВНОЈ и делегат на Првото заседание на АСНОМ. По Ослободувањето извршувал разни раководни должности во Управата за државната безбедност. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ – Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“. Вл. Ив.

**ТРЕНЧЕВСКИ, Глигор Јованов** (Кавадарци, 27. II 1927), математичар, проф. (1968) на Педагошката академија. Дипломирал (1951) на Филозофскиот факултет (Група математика). Автор е на триесетина учебници по математика за основното и средното образование. Извршувал повеќе изборни и други функции. Бил претседател на СДМ во два мандата. Н. Ц.

**ТРЕНЧЕВСКИ, Костадин Глигоров** (Кавадарци, 27. II 1960) – математичар, ред. проф. (2001) на


Костадин Тренчевски

ПМФ. Дипломирал (1982) на Математичкиот факултет, магистрирал (1986) и докторирал на ПМФ (1990) со темата „Тензорско интегрирање на многуобразија и обопштување на Стоксовата теорема“. Како автор и коавтор има објавено повеќе од 100 научни трудови (во областите: диференцијална геометрија, диференцијални равенки, математичка анализа, алгебра, топологија, физика, физичка хемија и теорија на гравитацијата), две научни монографии, повеќе стручни трудови, учебници и прирачници за ученици-натпреварувачи. Учествувал на голем број научни собири, раководел научни проекти, бил продекан, в. д. декан (2005) и декан (2006 -) на ПМФ.

БИБЛ.: K. Trenčevski, D. Dimovski, *Complex Commutative Vector Valued Groups*, монографија, МАНУ, 1992; E Yazgan, J. Biemond, R. Wijnands, J. R. Lin, M. Pardy, M. Barkovich, K. Trenčevski, H. J. M. Cuesta, *Trends in Pulsar Research*, Nova Publishers, монографија, 2005; K. Trenčevski, D. Dimovski, *On the affine and projective commutative* (*m+k, m*)-groups, J. Algebra, 240, 2001, 338-365.

ЛИТ.: *ПМФ 1946–2006, монографија*; БУ бр. 769/’00; *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 124; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 128. Н. Ц.


Мариовското женско оро „Тресеница“

**„ТРЕСЕНИЦА“** – македонско женско народно оро од Мариовско, во метар 2/4. Играорките се движат без меѓусебно држење, со типично држење на рацете во триаголна позиција од 90⁰ со хоризонтално крената подлактица во висината на рамото и дланките отворени кон главата. Темпото е умерено, со балансирање на колковите, а се застапени и мимичко-драмски елементи (тресење на крпи, огледување на огледало и сл.)

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје 1977, 46. Ѓ. М. Ѓ.


Тресиопашка

**ТРЕСИОПАШКИ** или **ОВЧАРКИ** (Motacilla) – род мали птици од фамилијата тресиопашки (Motacillidae), од кои кај нас се среќаваат 3 вида: мала тресиопашка (Motacilla alba), жолта тресиопашка (Motacilla flava) и планинска тресиопашка (Motacilla cinerea).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ТРЕСКА** – десна притока на р. Вардар. Извира во Копачка, од карстниот извор Извор во истоименото село, на височина од 760 m, а се влива во Скопската Котлина, кај Сарај, на височина од 261 m. Долга е 127 km, има вкупен пад од 499 m и просечен пад од 3,9‰. Сливот зафаќа површина од 2.068 km$^2$. Средногодишниот протек при вливот изнесува 20,2 m$^3$/sec, а најголемиот средномесечен протек се јавува во април од 43,8 m$^3$/sec, додека најмалиот од 7,5 m$^3$/sec во август. Просечниот годишен протек пред вливот во р. Вардар е 24,2 m$^3$/sec. На реката Треска се изградени вештачките акумулации „Матка“ и „Козјак“, а


Реката Треска

акумулацијата „Козјак II“ или „Света Петка“ е во фаза на изградба. Со изградбата на овие акумулации долината на реката во средниот тек е заезерена и во голема мерка преобразена. Водите се користат за производство на електрична енергија, за наводнување, за спортски риболов и за рекреација.

ЛИТ.: Миловој Гашевски, *Основни хидрографски особености на главните притоки на Вардар во СР Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**ТРЕСКАВЕЦ** (Прилеп) – манастирски комплекс со средновековна црква „Св. Успение Богородичино“ од XIV в. Во црквата се вградени мермерни споменици од римскиот период и парапетни плочи од олтарна преграда од ранохристијански објект. Ранохристијанскиот објект е подигнат во првата половина на VI век. Со него можат да се поврзат остатоците од темели на апсида од постара градба откриени непосредно крај надворешниот југоисточен агол на црквата. Во источниот дел од јужниот трем се откриени шест гробови со алвеола, всечени во гранитната стена кои се врзуваат за времето од почеток на X до XII век. Остатоци од ѕидови од постарата градежна фаза на црквата се откриени во јужниот брод и во северозападниот агол од јужниот трем.

ЛИТ.: Н. Вулић, *Географија Јужне Србије у античко доба*, „ГСНД“, XIX, Скопље, 1938, 13; Б. Бабић, *На маргинама историје манастира Трескавца*, „ЗЛУ“, 1, Нови Сад, 1965, 24–25. Л. К.


Страница од Трескавечкиот еухологиум (Требник)

**ТРЕСКАВЕЧКИ ЕУХОЛОГИУМ** – македонски ракопис од втората половина на XIII век. Се чува во Јагелонската библ. во Краков (Полска), сигн. БЈ 932 Пишуван е на пергамент и хартија (10 л.), а вкупно има 123 л. Најголемиот дел од кодексот е грчко-словенски палимпсест. Ракописот е поврзан со книжевната дејност во манастирот Трескавец, како и другите ракописи од збирката на Рудолф Гутовски (БЈ 932 - БЈ 937 и БЈ 940), којшто ги зел оттаму и ги подарил на Јагелонската библ. во 1863 г. В. Д.


Архиепископот Доситеј со учесници на Третиот архиепископски црковно-народен собор

**ТРЕТ АРХИЕПИСКОПСКИ ЦРКОВНО-НАРОДЕН СОБОР** (Охрид, 17–18. VII 1967) – одржан во црквата „Св. Богородица Перивлепта“ („Св. Климент“). Соборот едногласно усвоил посебна Резолуција (17. VII) со која од името на сето свештенство и на православниот македонски народ Синодот да ја прогласи Македонската православна црква за автокефална. Утредента (18. VII 1967) била донесена Одлука за прогласување на автокефалноста на Македонската православна црква, со архиепископско достоинство, со сопствен Поглавар, Синод, Устав и целосно самостојно уредување. Тогаш биле формирани уште две епархии: Дебарско-кичевска и Американско-канадско-австралиска. Синодот го сочинувале архиепископот Доситеј и епископите Климент, Наум, Методиј и Кирил. Тие ја потпишале Одлуката за автокефалноста на Македонската православна црква.

ЛИТ.: Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Доне Илиевски, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972; Ратомир Грозданоски, *Михаил Архиепископ Охридски и Македонски*, Скопје, 1994. Рат. Гр.

**ТРЕТА МАКЕДОНСКА МЕРИДА** – автономна административна, политичка и економска област, формирана по паѓањето на


Манастирот Трескавец (XIV в.)

Македонија под римска власт (168 г. пр. н.е.), со решение на римскиот сенат, кое им го соопштил на Македонците римскиот конзул Емилиј Павел, на собранието во Амфиполис (167 г. пр. н.е.). Ги зафаќала териториите помеѓу реките Вардар и Пенеј, како и делови од Пајонија, западно од р. Вардар. Главен град на областа била поранешната македонска престолнина Пела. Основни административни единици на областа биле градските општини (civitates), на чело со собрание, составено од претставници на општините.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. К. Ац.




Борбениот пат на Третата македонска народноослободителна бригада

**ТРЕТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА УДАРНА БРИГАДА** (с. Жегљане, Кумановско, 26. II – с. Лисиче, Велешко, 7. IX 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ, формирана од Битолско-преспанскиот народноослободителен баталјон „Стефан Наумов – Стив“ и кумановските народноослободителни баталјони „Јордан Николов – Орце“ и „Христијан Тодоровски – Карпош“. Во својот борбен пат го разбила Вардарскиот четнички корпус од околу 800 четници во нападите кај с. Сејац (29. II) и Ново Село (3. III), водела успешни борби кај Биљача, Буштрање, Свињиште и Ристовац (23. III), ги уништила рудничките постројки во Добрево и Пробиштип (3. IV), а при нападот на Кратово (25. IV) заробила 120 бугарски војници. Во времето на Пролетната офанзива во Македонија (25. IV – 20. VI), во содејство со други народноослободителни единици, водела успешни борби во Македонија и Поморавјето со напад на Кратово (25. IV), борби кај Побиен Камен, Црноок (5. V), Станикин Крст (12. V), Знеполе (13. V), Лисец, Косматица, Голак, Костурино (1. VI), Кушкули (5. VI), пл. Круша, Пониква, Чупино Брдо (15. VI) и Петрова Гора (19. VI). Нарасната со прилив на нови борци, од дел на нејзините и дел на борците на Втората македонска НО бригада, била формирана Четвртата македонска НО бригада (пл. Лисец, 24. VII 1944). Потоа продолжила со успешни напади и диверзии по должината на патот Куманово–Крива Паланка, со ноќен напад против бугарските сили во селата Страцин, Младо Нагоричане и Клечовце, нанесувајќи им загуби од околу 50 убиени, ранети и заробени војници и рушејќи два моста на реките Пчиња и Петрошница (24. VII), извршила напад на железничката станица во Табановце (28. VII) и неколку диверзии на истата железничка пруга (30. VII), а потоа имала мошне значајна улога во обезбедувањето на работата на Првото заседание на АСНОМ во манастирот „Св. Прохор Пчински“ (2. VIII). По заседанието кај Голема Глава го разбила бугарскиот полициски одред од 120 полицајци (ноќта меѓу 9/10. VIII), заедно со Кумановскиот НО одред пак извршила напад на железничката станица во Ристовац и Табановце (ноќта меѓу 12/13. VIII), во содејство со Осмата прешевска НО бригада го нападнала рудникот Лојане (ноќта меѓу 23/24. VIII), при што биле заробени 28 бугарски војници, го организирала ослободувањето и прифатот на околу 300 политички затвореници од Скопскиот затвор Идризово (29. VIII), вршела постојани напади на железничката



Третата македонска народноослободителна ударна бригада



Штабот на Третата македонска народноослободителна бригада

пруга Велес–Скопје, а при формирањето на Четириесет и втората дивизија на Петнаесеттиот (македонски) корпус на НОВЈ (с. Лисиче, Велешко, 7. IX), заедно со Осмата македонска (велешка) НО бригада и Дванаесеттата македонска (скопска) НО бригада, влегла во нејзиниот состав. Во составот на оваа дивизија учествувала во борбите против балистичките сили на Сува Гора, Каршијак, нападите на железничката пруга и во ослободувањето на Велес (9. XI), Скопје (13. XI) и Тетово (19. XI). Потоа, од Бујановац, со марш до Врање и транспортен воз за Земун, била упатена на Сремскиот фронт (почеток на јануари 1945) и низ борби и марш преку Илинци, Шид (12. IV), Товарник, Стриживојно, Врполе (17. IV), Славонска Пожега (21. IV), реката Илова (25–30. IV), Криж, Дуго Село и други места пристигнала во слободниот Загреб (7. V). На враќање, преку Бања Лука и Крагуевац, пристигнала во Кралево.

ИЗВОРИ: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945. Документи,* Куманово, 1988.

ЛИТ.: *Виорни дни. Спомен книга на Третата македонска ударна бригада,* Скопје, 1957; Дане Цеков, *Третата македонска бригада и Косовскиот одред до средината на мај 1944 година,* Куманово, 1969; Златко Биљановски, *Од Козјак до Загреб. Трета македонска народноослободителна ударна бригада,* Белград, 1971; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 178-180. С. Мл.

**ТРЕТА МАКЕДОНСКО-РИМСКА ВОЈНА** (171–168) – ја водел кралот Персеј (179–168), кој создал силна коалиција против Рим. Склучил сојуз со Илирите и со Тракијците, се договорил со Скордисците и со Бастарните да ја нападнат Италија од север, ги привлекол на своја страна Родос и демократските сили во Грција. Ги повикал да се вратат во земјата и сите што избегале или биле протерани од Македонија. Поради антиримската активност на Персеј, римскиот Сенат по третпат ѝ објавил војна на Македонија. Во почетокот, Персеј имал успеси. Во решавачката битка близу до македонскиот град Пидна претр-

пел катастрофален пораз (168). Римјаните, предводени од конзулот Луциј Емилиј Павел, ја опколиле македонската војска и речиси целосно ја уништиле. Персеј бил фатен и заедно со семејството одведен во заробеништво во Рим.

ЛИТ.: H. G. L. Hammond, *The Macedonian State*, Oxford, 1989. К. Аџ.

**ТРЕТИ КИЧЕВСКИ НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛЕН ПАРТИЗАНСКИ ОДРЕД** (летото – септември 1944) – партизанска единица на НОВ и ПОМ. Формиран како реонски партизански одред, наскоро влегол во составот на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ.

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945.* Документи, Кичево, 1985.

ЛИТ.: *Хронологија на настани од Народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.

**ТРЕТО ЗАСЕДАНИЕ НА АСНОМ** (Скопје, 14 – 16 IV 1945) – познато и како Второ вонредно заседание. Биле разгледани извештаите за работата на Президиумот на АСНОМ и на неговите повереништва во перодот меѓу заседанијата. Особено позитивно биле оценети првите избори организирани во март 1945 г., како први „слободни“ избори. Биле усвоени конститутивните акти: Законот со кој АСНОМ се преименува во Народно собрание на Македонија и Законот за Народната влада на Македонија, врз чија основа бил избран Президиумот на Народното собрание и Владата на ДФ Македонија.

ЛИТ.:Д-р Новица Велјановски, *АСНОМ – државотворни димензии*, Скопје, 1994; зб.: *Третото заседание на АСНОМ*, т. I, кн. 3. Избор и редакција д-р Новица Велјановски, Скопје, 1987. Н. В.

**ТРИНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НО БРИГАДА** (с. Митрашинци, Беровско, 17. IX – 6. XII 1944) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 800 новопристигнати борци од Малешевијата, во состав на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ. Водела борби со германските сили на комуникацијата Радовиш–Штип (до крајот на септември), имала краток престој во Радовиш (21/22 септември), во содејство со други воени единици извршила напад на Штип (24. IX), Берово и Пехчево (9. X), го завладеала врвот Вртешка (Пехчевско) (12/13. X), го ослободила Пехчево (13. X), ги завладеала врвовите Голак и Чавка, дејствувала кон Царево Село–Кочани со успешни борби за Могилка–Бигла (14–18. X), ја ослободила Виница (19. X) и Јаќимово 20. X), водела борба кај с. Радња и го ослободила с. Калаузлија (4. XI), водела борби кај Пилав Тепе и Зобник (Штипско, 6–7. XI) и го ослободила Штип (8. XI). Следеле борби против балистичките сили кај хидроцентралата Матка, селата Глумово, Групчин и Ларце, а потоа заедно со Третата македонска НОУБ го ослободила Тетово (19. XI). Подоцна боречкиот состав на бригадата влегол во составот на Осмата (македонска) дивизија на КНОЈ.

ИЗВ.: Зборник докумената НОР, VII, 4, док. 75.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Борбените дејства на 50. МНОД на НОВЈ во завршните операции за ослободување на Македонија (септември-ноември 1944),* Кочани и Кочанско во НОВ 1941–1945, Кочани, 1985, 386–189; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945,* ИНИ, Скопје. 1999, 120–122. С. Мл.


Тринаесеттата македонска народноослободителна ударна бригада

**ТРИО ГАВРОВСКИ** – пеачка група од с. Сиричино, Тетовско. Првите снимки на изворни народни песни од Тетовскиот крај за Радио Скопје ги направиле пред три децении. Во почетокот триото го сочинувале браќата Милорад (1942), Васо (1944) и Славко (1952). По напуштањето на составот од страна на Славко, во 1999 г. неговото место го зазел Мирослав (1982), синот на Милорад. Поради тие околности името на групата е сменето од „Браќа Гавровски“ во „Трио Гавровски“. Учествувале на повеќе македонски фестивали и настапувале и во странство: Белгија, Бугарија, Словенија и др. Во соработка со Стевче Стојковски


Триото Гавровски

објавиле ЦД со наслов „Од кладенецот на Шара“ со десет тетовски изворни песни. М. Кит.

**ТРИПТИХ** – најмал иконостас од три сврзани икони што се чува во домот на македонско православно семејство (особено во Галичко, Гостиварско, Тетовско, Дебарско, Кичевско и Битолско), пред кој се пали кандило и свеќа на големите празници и на значајни денови и настани за семејството, а свештеникот пред нив ги извршува свештенодејствијата. Рат. Гр.

**ТРИТОНИ** или **МРМОРЦИ** (Triturus) – род од редот опашестите водоземци (Caudata; Urodela), кои се помали од дождовниците (Salamandra). Во времето на парењето, мажјакот развива кожен набор на грбната страна, кој може да помине и на опашката, по што јасно се разликува од женката. Некои видови живеат постојано во вода, а други само при парењето и полагањето на јајца, а потоа се повлекуваат на копно, каде што и презимуваат. Кај нас живеат 4 видови мрморци: планински мрморец (Triturus alpestris), македонски мрморец (Triturus carnifex macedonicus), балкански мрморец (Triturus karelinii) и мал мрморец (Triturus vulgaris).


Мал мрморец

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002; J-P. Gasc, A. Cabela, J. Crnobrnja-Isailovic, D. Dolmen, K. Grossenbacher, P. Haffner, J. Lescure, H. Martens, J. Martinez Rica, H. Maurin, M. Oliveira, T. Sofianidou, M. Veith, A. Zuiderwijk, *Atlas of Amphibians and Reptiles in Europe,* Paris, 1997. Св. П. – В. Сид.

**ТРИФУНОВСКИ, Љубомир** (с. Велушина, Битолско, 6. VIII 1938) – диригент и наставник по музичко образование. Музичките студии ги завршува на Педагошката академија во Скопје (1962). Станува диригент на Мешаниот хор на КУД „Стив Наумов“ во Битола (1969). Со овој хор, како и со Женскиот хор (основан во 1971 г.), се здобил со бројни признанија на фестивалите во земјата и во странство. Др. О.


Јован Трифуноски

**ТРИФУНОСКИ, Јован** (с. Вруток, 23. IX 1914 – Белград, 2002) – географ, унив. професор. Основно образование завршил во с. Вруток, а гимназија во Скопје и Тетово. Се запишал на Филозофскиот факултет во Скопје (1935), каде што и дипломирал (1939). Бил избран (1940) за асистент во Географскиот завод при Филозофскиот факултет во Скопје. Од 1941 до 1946 г. живеел во Белград, каде што до 1943 г. работел како асистент во Географскиот институт, а потоа бил професор во гимназија. Во 1946 г. е примен на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, каде што работи како асистент на Катедрата за географија (до 1950). Докторирал во САНУ во Белград (1950), а потоа е избиран за доцент (1951), за вонреден (1959) и за редовен професор (1969). Предавал регионална географија и антропогеографија. По пензионирањето (1979), до крајот на животот живее во Белград. Најголем дел од научноистражувачката работа му е од областа на географијата на населението и населбите. Еден е од најплодните македонски географи; ги проучил и напишал антропогеографски студии за повеќе наши котлини и градови.

БИБЛ.: *Скопско поље.* „Насеља и порекло становништва", 35, Београд, 1955; *Варошица Крушево*, „Гласник Етографског института САН", IV-VI, Београд, 1957; *Битолско-прилепска котлина*, „Годишен зборник на Географскиот институт", 17, Скопје, 1969; *Кочанска котлина, сеоска насеља и становништво*, Скопје, 1970. Ал. Ст.


Иван Тричков-Јане

**ТРИЧКОВ-ЈАНЕ, Иван** (Белица, 7. VII 1916 – Благоевград, 24. VIII ?) – учесник во НОД во Пиринскиот дел на Македонија. Во судскиот процес (1935) бил осуден на 5 години затвор. Во Втората светска војна повеќепати бил затворан и интерниран. Од 1942 г. бил командант на Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов". По 9. IX 1944 имал раководна функција во Министерството за внатрешни работи на НР Бугарија.

ИЗВ.: Георги Т. Мадолев, *Парапуновци, Спомени*, София, 1980. В. Јот.


Бранко Тричковски

**ТРИЧКОВСКИ, Бранко** (Крива Паланка, 13. I 1952) – новинар. Завршил Факултет за политички науки во Загреб. Со новинарство почнал во „Нова Македонија" (1975), каде што ги минал сите професионални скалила – од помлад соработник до постојан дописник во Софија (1992/96), уредник-коментатор и помошник на главниот и одговорен уредник (1997/99). Во меѓувреме на работа во Македонската телевизија (1985/86). Еден од основачите на „Утрински весник" (1999), негов прв главен и одговорен уредник. Од 2003 г. уредник-коментатор во „Утрински весник". Прв главен и одговорен уредник на неделникот „Глобус". Б. П. Ѓ.

**ТРКАЛАЧИ** (*Scarabaeidae*) – крупни и средно големи тврдокрилни инсекти. Имаат устен апарат за грицкање. Предните нозе им се приспособени за риење во земја. Фамилијата е претставена со видови кои се специјализирале во грижата за потомство. Женките прават топчиња од сточни лепешки, ги тркалаат и на погодно место ги закопуваат. Во вдлабнатото место на топчињата полагаат јајца. Ларвите како и возрасните се хранат со топчестите лепешки. Во светот се познати 20.000 видови. Во Македонија се регистрирани 137 видови, од кои најпознати се: *Scarabaeus pius* Illiger, *Scrabaeus affinis* Brulle и *Sisyphus schaeferi* L..


Тркалач (Sisyphus schaeferi)

ЛИТ.: Rene Miksic, *Zweiter Nachtrag zür "Fauna Insectorum Balcanica-Scarabeidae"*, Acta. Mus. Mac. Sci. Nat., IV, 7-9, Skopje, 38-40; Јонче Шапкарев, *Зоологија на безʼрбетниите животни*, Скопје 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ТРКАЧИ** (*Carabidae*) – тврдокрилни инсекти. Имаат долги нозе со кои брзо се движат (трчаат), по што го добиле и името. Се хранат со мекотели, црви и со инсекти. Имаат развиени клештести вилици со кои го зграпчуваат пленот. Ова е голема фамилија. Во светот се познати 24.000 видови. Во Македонија се потврдени 346 таксони, од кои, 77 се ендемични. Најпознат е *големиот црн тркач* (*Carabus gigas* Creutz.), карактеристичен грабливец по силниот одбранбен механизам. Во опасност, од задниот дел на абдоменот испушта пареална течност со силна киселост.


Тркач (Carabus gigas Creutz)

ЛИТ.: Božidar Drovenik, Heinz Peks., *Catalogus Faunae Carabiden der Balkanlander (Coleoptera : Carabidae). Coleoptera Schwanfelder Coleopterologische Mittelungen*, Schwanfeld, 1994; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Grupa avtori, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ТРН, ОГНЕН** (Pyracantha coccinea Roem., фам. Rosaceae) – бодлива, зимзелена грмушка од Медитеранот. Листовите се овални, цветовите бели, а плодовите црвени, собрани во густи, штитовидни соплодија. Во РМ местимично се среќава во најтермофилните шумски заедници. Декоративен вид. Ал. Анд.


Методи Тројачанец

**ТРОЈАЧАНЕЦ, Методи Спиров** (Прилеп, 19. II 1897 – Скопје, 31. XII 1981) – стоматолог. Основно училиште завршил во Прилеп, VII клас Трговска академија во Солун (1913) и гимназија во Софија (1914), живеејќи кај чичко му Ѓорче Петров.

Откако го завршил и Военото училиште во Софија (1914–1917), бил упатен на фронтот, а по ранувањето кај с. Младо Нагоричане, Кумановско (1919) и лекувањето, заминал на студии во Германија (1921), каде дипломирал на отсекот за забни лекари на Медицинскиот факултет во Берлин (1922–1927) и ја одбранил докторската дисертација „Ueber die Wirkung einiger organischer Säuren auf die Zähne", (Phusiologischen Institut der Univerzität Berlin, 13. VIII 1927). По дипломирањето работел како стоматолог во родниот Прилеп (1927–1930), Загреб (1930–1938) и пак во Прилеп (1938–1944). По Ослободувањето Президиумот на АСНОМ го ангажирал да ја организира забоздравствената служба на територијата на ДФМ и се преселил да живее во Скопје. Организирал разни курсеви за забоздравствена заштита. Бил професор во Средното стручно забарско училиште во Скопје (1947–1949), шеф на Школската забна амбуланта и шеф на Превентивната забоздравствена служба, а потоа добил дозвола за приватна пракса со признаено звање „заболекар-специјалист стоматолог" (1952). Бил претседател на Стоматолошката секција на Македонското лекарско друштво и се занимавал со здравствена публицистика. За неуспешниот обид да биде избран за вонреден професор по Детска стоматологија на новооснованиот Стоматолошки оддел на Медицинскиот факултет го подготвил хабилитациониот труд „Психолошко-педагошки принципи во детското забарство" (1960). Работната кариера ја завршил како „здравствен советник I врста" на Заводот за здравствена заштита на мајки и деца (1962) и по два месеци бил пензиониран (1963).

ЛИТ.: Бранислав Б. Даштевски, *Д-р Методија Спиров Тројачанец – живот и дело*, Скопје, 1994. С. Мл.


Ѓорѓи Тромбев

**ТРОМБЕВ, Ѓорѓи** (Битола, 8. XII 1950) – редовен професор на Техничкиот факултет во Битола по предметите греење, вентилација, климатизација и термотехнички постројки. Дипломирал (1976) и магистрирал (1985) на Машинскиот факултет во Скопје. Докторирал на Техничкиот факултет во Битола (1996). Професионалната кариера ја започнува во РО „Гоце Радосавлевиќ" во Битола (1976), каде што работи на раководни работни места. Вработен е во Фабриката за фрижидери „Раде Кончар" во Битола (1982–1983), а во периодот од 1983 до 1987 г. е вработен во РЕК „Битола" како инженер за надзор на изградбата на ТЕ Битола 2 и 3. Работи на Техничкиот факултет во Битола како асистент (од 1987), а подоцна и како редовен професор (2006). Бил декан на Факултетот во периодот 2002–2006. Има објавено повеќе од 50 научни и стручни трудови и изработено повеќе од 50 проекти и студии. Гл. К.

**ТРОФИЧНОСТ** – степен на достапни хранливи материи во определен екосистем, според кој водените екосистеми се делат на: олиготрофни (пример – Охридско Езеро), мезотрофни (пример – Преспанско Езеро), еутрофни (пример – акумулацијата Тиквешко Езеро) и хипереутрофни (пример – Дојранско Езеро). Св. К.


Бранко Трпеновски

**ТРПЕНОВСКИ, Бранко Леонидов** (Охрид, 3. I 1934 - Скопје, 25. V 2005) – математичар, ред. проф. (1974) на Машинскиот факултет. Дипломирал математика на Филозофскиот факултет во 1957 г. Докторирал (1964) на ПМФ во Загреб со темата „Прилог кон теоријата на n-полугрупите". Тој е автор или коавтор на научни трудови од областа на алгебрата, на учебници за високото и средното образование, како и на повеќе стручни трудови, а е заслужен и за воведувањето и развојот на теоријата на веројатноста и математичката статистика во наставата на Универзитетот во Скопје. Бил декан на ЕМФ, ректор на Универзитетот во Скопје два мандата, ментор на докторанти, имал голем број општествени функции, бил амбасадор на СФРЈ во Бразил.

БИБЛ.: Ѓ. Чупона, Б. Трпеновски, Н. Целакоски, *Предавања по виша математика, кн.* I - III, 1971–72; Ѓ. Чупона, Б. Трпеновски, *Предавања по алгебра* II, 1973; Б. Трпеновски, Н. Целакоски, *Елементи од нумеричката математика*, 1978; Б. Трпеновски, Н. Целакоски, Ѓ. Чупона, *Виша математика*, кн. I-IV, 1993–1995.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006, монографија,* Скопје, 2006; БУ бр. 554 /е91; *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, стр. 120; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 135. Н. Ц.


Борис Трпков

**ТРПКОВ, Борис** (Скопје, 16. VII 1933) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа и предметот ловство. Дипломирал на Земјоделско-шумарски факултет во Скопје (1958), каде што станал асистент (1960). Докторирал во 1972 г., а за редовен професор е избран во 1982 г. Ја вршел должноста декан на Шумарскиот факултет во Скопје (1984-1986). Плоден научен работник, со голем број објавени трудови, студии, програми, ловностопански основи и автор на учебникот „Ловство". Истакнат општествен работник, повеќе години бил претседател на Ловечкиот сојуз на РМ. Докторирал на тема „Оптимална возраст на матичните јата фазани и можност за супституција на животинските со растителни протеини во нивната исхрана" (Скопје, 1972).

БИБЛ.: *Ловечки прирачник,* Скопје, 1979; *Птици,* Скопје, 1981; *Ловство,* Скопје, 1985; *Шумски резерват „Јасен",* Скопје, 1997. В. Мал.

**ТРПКОВ, Коста** (Радовиш, 28. II 1919 – Скопје, 11. III 1993) – музички педагог. Своето музичко образование го оформува на Музичката академија во Белград (Н. Цвеиќ, 1951). По враќањето во Скопје работи како наставник во Средната музичка школа, потоа како професор на Педагошката академија (од 1956) и на ФМУ (од 1967). Т. е еден од втемелувачите на музичкото школство во Македонија по Ослободувањето. Од неговата класа потекнуваат бројни пејачи (М. Ефтимова, Б. Николовски, И. Божиновска-Савин и др.). Б. Орт.

**ТРПКОВ-БУФСКИ, поп Константин** (с. Буф, Леринско, меѓу 1815 и 1820 – Ќустендил, ок. 1897) – културно-просветен деец, свеш-

теник, војвода. Се школувал во родното село и во Битола. Бил организатор на заговор против османлиската власт. По откривањето на заговорниците издржал 16 години заточение во Битолскиот и во Солунскиот затвор. Бил војвода на чета во Кресненското востание (1878/1879). Учествувал во работата на Народното собрание на Македонија на Гремон Текеш и во Привремената влада на Македонија (1880–1881).

ИЗВ. и ЛИТ.: Х. Андоновски, *Косшадин Трпков – Буфски во Македонскошо восшание од 1878 година.* зб.: Кресненското востание во Македонија 1878–1879, МАНУ, Скопје, 1982; Н. Миновски, *Селошо Буф – Монографски йриказ*, Битола, 2006. Ал. Тр.



Мира Трпковска

**ТРПКОВСКА, Мира Миланова** (Скопје, 6 VI 1947) – редовен професор (2004) на ПМФ, Институт за хемија. Магистрирала (1980) и докторирала (1992) во Скопје. Изведувала настава по предметите Инструментална анализа и Одбрани поглавја од инструментална анализа за студентите на аналитичко-структурната и наставната насока на Институтот за хемија. Научната работа ѝ е од областа на структурната хемија. Објавила триесетина научни трудови (повеќето во странски списанија), а на научни собири во земјата и во странство учествувала со повеќе од 60 соопштенија. Учествувала во реализацијата на 15 научноистражувачки проекти (на еден меѓународен и на два домашни била раководител). Имала неколкумесечен студиски престој во Упсала (Шведска).

ЛИТ.: *Природно-машемашички факулшеш – Скоије, 1946–1996*, Скопје, 1996, 250; *60 години Природно-машемашички факулшеш – Скоије*, Скопје, 2006, 250. Б. Ш.

**ТРПОВСКИ-ЦРНИОТ, Лазо** (с. Д'мбени, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1900 – с. Имере, Кожанско, 11. IV 1943) – член на КПГ и припадник на Македонското националноослободително движење. Во 1928 г. емигрирал во Канада и се активирал во организираното македонско иселеништво, а по протерувањето емигрирал во СССР, каде што ја завршил Високата политичка школа.



Лазо Трповски-Црниот

Во 1935 г. се вратил во Грција, се активирал во КПГ и му пристапил на Македонското националноослободително движење претставувано од ВМРО(Об). Во почетокот на 1939 г. бил уапсен и спроведен во логорот на о. Акронавплија (до јуни 1941). По Ослободувањето се вклучил во Движењето на отпорот. Бил член на Македонското биро на КПГ и доследно ја спроведувал политиката на Партијата. Бил убиен од вооружените припадници на ПАО.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во аншифашисшичкаша војна 1941–1943,* VII, 1, Скопје, 1985. Ст. Кис.



Иван Трпоски

**ТРПОСКИ, Иван Наумов** (с. Волино, Охридско, 21. VI 1942) – македонски поет и публицист. Иселеник од Македонија (од 26. VIII 1968) во Нов Јужен Велс во Австралија. Член е на Македонското литературно друштво во Австралија „Григор Прличев" во Сиднеј (од 1979) и негов библиотекар и член на Издавачкиот одбор на сп. „Повод". Учесник на Струшките вечери на поезијата и на XXI поетски конгрес во Сиднеј. Член е на Друштвото на писателите (од 1988) и на Друштвото на новинарите на Македонија (од 1995). Застапен е во поетски зборници и антологии во Австралија и во Македонија и автор на повеќе стихозбирки, патописи и записи. Активен учесник е во повеќе асоцијации, институции и организации на активности на Македонците во Австралија.

БИБЛ.: *Површински корење*, Сиднеј, 1985; *Големиош град*, Скопје, 1988; *Окована море*, Сиднеј, 1988; *Преселба на зайад*, Сиднеј, 1990; *Тодорка*, поема, Скопје, 1995; *Свишило*, Струга, 1999; *Меѓу две огнишша*, Струга, 1999; *Немирни вешрови*, Сиднеј, 2004; *Љубовна имагинација*, Сиднеј 2004; *Following the Sun-Journey to Macedinia*, Sydney, 2000; *The Macedonian Demonstrations in Australia. Community History*, Sydney, 2004. Бл. Р.

**ТРПЧЕВА ЦРКВА** (с. Дуње, Мариово) – доцноантичка населба со ранохристијанска базилика и средновековна некропола. Доцноантичката населба е во непосредна близина на ранохристијанскиот сакрален објект, подигнат кон крајот на V в., користен и во поголемиот дел на VI в. Врз и околу остатоците од базиликата е формирана средновековна некропола на редови. Истражени се 142 гробни целини. Најголемиот број од гробовите се формирани со вдлабување во меката карпеста здравица, а потоа се оградувани делумно или целосно, меѓу кои најсолидно се градени гробовите од типот на цисти. Богатиот гробен инвентар е дел од накит за украсување на телото: обетки, наушници, ѓердани, белезици, прстени, во кои има повеќе луксузни примероци изработени од сребро, бронза и стаклена паста. Од предметите симболи на христијанскиот култ се најдени едноделни крстови-приврзоци и крстови од типот на енколпиони. Најинтензивното користење на некрополата е во текот на X и првата половина на XI в.

ЛИТ.: Л. Кепеска, *Трйчева Црква - исшражувања 1997*, „Maced. acta archaeol.", 15, Скопје, 1999, 309–323; К. Кепески, *Новооткриена сшарохрисшијанска базилика кај с. Дуње, Мариово*, „Maced. acta archaeol.", 16, Скопје, 2005, 247–257. Л. К.



Симон Трпчески

**ТРПЧЕСКИ, Симон** (Скопје, 18. IX 1979) – пијанист, унив. професор. Дипломирал на ФМУ во Скопје (Б. Романов, 2002), каде што и магистрирал (Б. Романов, 2004). Од 2002 г. е професор на оваа институција. По лауреатството на Светскиот милениумски натпревар во Лондон (2000), реализирал исклучително активна и успешна меѓународна концертна кариера. Настапувал во рецитали и како солист на најреномирани оркестри во Лондон, Њујорк, Париз, Сиднеј, Стокхолм, Хонг Конг и др. Во 2003 г. ја доби наградата Најуспешен

млад уметник (Young Artist Award) на Кралското филхармониско здружение од Лондон. Сн. Ч.-Ан.


Шабан Трстена

**ТРСТЕНА, Шабан** (Скопје, 1. I 1965) – борач. Бил член на Боречкиот клуб „Лирија" во Скопје. Тој е повеќекратен младински и сениорски првак на Југославија и државен репрезентативец. На младинските балкански првенства настапил двапати и еднаш за кадети и освоил два златни и еден бронзен медал. На Европското првенство за младинци настапил во Лајпциг (Германија, 1982) и освоил бронзен медал, како и за сениори седумпати: Варна (Бугарија, 1982) бронзен, Будимпешта (Унгарија, 1983) сребрен, Јончепинг (Шведска, 1984) златен, Лајпциг (Германија, 1985) сребрен, Атина (Грција, 1986) сребрен, Манчестер (Англија, 1988) бронзен и Познањ (Полска, 1990) златен медал. На Медитеранските игри во Казабланка (Мароко, 1983), Латакија (Сирија, 1987) и Атина (Грција, 1991) освоил златни медали. На светски првенства настапил шестпати (1982–1990), а негов најдобар резултат е бронзениот медал во Едмонтон (Канада, 1982). На Олимписките игри во Лос Анџелес (САД, 1984) освоил златен, во Сеул (Јужна Кореја, 1988) сребрен медал, а во Атланта (САД, 1996) зазел петто место. Бил избран за најдобар спортист на Југославија (1984 и 1988), а на Македонија шестпати (1984–1991) и за најдобар во XX век.

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Спортски шампиони, избор на најдобрите во Македонија, 1954–2004,* Скопје, 2005. Ф. Ѓ.

**„ТРУДБЕНИК", Градежно претпријатие, Охрид** – формирано е во 1958 г. Организирано е во неколку основни организации и една работна заедница: Ателје за студии, проектирање и инженеринг; Производство и продажба на градежни материјали; Градежништво; Механизација; Општествен стандард и Работна заедница – Заеднички служби. Станува комплетен изведувач од проект до градење. Изведува станбени, индустриски, спортски, културни, здравствени, хотелско-угостителски и административно-трговски објекти во земјата и во странство (Чехословакија, Германија, Бугарија, Ирак). Денес е претпријатие во приватна сопственост.

ИЗВ.: Пропаганден материјал за ГП „Трудбеник". Р. Д.


ТРУДОВА
МАКЕДОНИЯ
Орган на Македонския Народен Съюз в Америка
РЕЗОЛЮЦИЯ
НА 4-Я КОНГРЕС НА М. Н. СЪЮЗ В АМЕРИКА
По отчета на Централния Комитет

Првиот број на весникот „Трудова Македонија", орган на МНС во Америка

**„ТРУДОВА МАКЕДОНИЯ / TOILING MACEDONIA"** (Детроит, Мич., САД, I, 1(37), Јули 1934 – IV, 14, 30. I 1938) – месечен орган на Македонскиот народен сојуз во Америка, всушност продолжение на в. „Балканско сдружение", исто така на бугарски јазик (со одделни прилози на англиски) и пак под редакција на Гео Пирински. Подоцна весникот излегува како полумесечник и претставува најзначајна отворена национална трибина на Македонците од сите делови на Македонија, во духот на решенијата на ИК на КИ и Резолуцијата на ЦК на ВМРО(Об), како и на Резолуцијата на IV конгрес на МНС во Америка, објавени интегрално во бр. 1 на ТМ. Весникот во продолженија ја објавува и статијата на Бистришки (В. Ивановски) „Зошто Македонците се одделна нација" и ја засилува борбата против пробугарската михајловистичка линија на органот на МПО в. „Македонска трибуна". По договор со органот на Сојузот на БМРП клубови во САД в. „С'знание", од 11. II 1938 г. издавањето на ТМ продолжува како заеднички неделен орган под наслов „Народна воля. Narodna volya. Peuple's will", со истата национална платформа, но како весник на Бугарите и Македонците во Америка.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров, *Развојот на македонскиот печат и новинарство (од првите почетоци до 1945 година)*, Скопје, 1980, 148–152; Блаже Ристовски, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 588–655. Бл. Р.

**ТРУХЕЛКА, Ќиро** (Осиек, Хрватска, 1864 – Загреб, ? 1942) – класичен филолог, археолог, кој се занимава со проучување на праисторијата, антиката и раното христијанство на Балканот. Еден од основачите на Земаљскиот музеј во Сараево, каде што работи до 1922. Во 1925 г. именуван е за професор по археологија на Филозофскиот факултет во Скопје. Ја организирал наставата на катедрата под име „Семинар за археологија и историја на уметноста". Предавал општа археологија, од праисторијата до пропаста на римската култура, ранохристијанска уметност и грчка и римска нумизматика.

БИБЛ.: *Археолошке белешке из Јужне Србије, I*, „ГСНД", Скопје, 1928; *Археолошке белешке из јужне Србије II*, „ГСНД", Скопје 1929, 59–85.

ЛИТ.: Nives Majnarić Pandžić, Ćiro *Truhelka – profesor arheologije i povjesti umjetnosti na Filozofskom fakultetu u Skopje*, Regiones paeninsulae Balcanicae et proximi orientis, Bamberg, 1988, 415–424. В. Б.-Гр.

**ТУЈА** (Thuja L., фам. Cupressaceae) – родот содржи шест зимзелени вида дрвја од Источна Азија и од Северна Америка. Се одликуваат со пирамидален хабитус, лушпести листови, густо прилегнати врз сплесканите леторасти. Шишарките се мали и дрвенести. Кај нас, како декоративни видови, се одгледуваат: Th. orientalis L., источна туја од Источна Азија; Th. occidentalis L., западна туја од источните делови на Северна Америка; и Th. plicata Don., голема туја од западните делови на Северна Америка. Ал. Анд.


Владимир Тулевски

**ТУЛЕВСКИ, Владимир** (Скопје, 5. I 1948 Скопје, – 21. X 2008) – новинар. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје. Во „Нова Македонија" од 1975 г. како соработник и уредник на Внатрешно-политичката рубрика. Дописник од Софија (1989), известувал за драматичните настани во Романија и паѓањето на Чаушеску. По враќањето е директор на Радио НОМА. Главен и одговорен уредник на „Вечер" (2000–2005) потоа коментатор во весникот. Б. П. Ѓ.

**ТУМАНИ** – машка долна облека, изработена од клашна. Била долга до глуждовите, а од страна на колковите имала џепови. Дополнително била декорирана со гајтани. J. Р.-П.


Тумани

**ТУМБА** (с. Караман, Битолско) – праисториска населба. Се наоѓа на 1,5 km источно од селото, покрај брегот на р. Драгор. Висока е 6 m, кружна во основата со пречник од 250 m и е една од најголемите тумби во Пелагонија. Делумно е оштетена со ровови од Првата светска војна. Со сондажното ископување во 1974 г. биле откриени остатоци од населба во чиј културен слој можело да се разграничат четири урбани хоризонти на живеење. Првите два се од постариот неолит на Велушко-породинската културна група (I–II), третиот од енеолитот додека последниот од ранобронзеното време. Наодите се сопственост на Заводот и Музеј Битола.

ЛИТ.: Д. Симоска, Б. Китаноски, Ј. Тодоровиќ, *Праисториска населба Тумба во с. Карамани*, „Maced. acta archaeol.", 3, Prilep, 1977, 9–23. В. С.

**ТУНИЌ, Младен** (Призрен, 9. III 1930 – Скопје, 30. VIII 1985) – ликовен уметник, сликар, илустратор и дизајнер, еден од доајените на современата илустрација за деца во Македонија. Илустрирал сликовници и книги за деца, учебници и списанија, со лесен, лирски и распеан цртеж и богат колорит. Цртал и стрипови. Учествувал на изложби и саеми на книги во земјата и во странство. Ал. Цв.

**ТУНТЕВ, Борис** (Охрид, 21. III 1911 – Скопје, 29. X 1977) – професор по геодезија. Средно техничко училиште завршил 1931 г. во Белград. Во ГУЦ „Здравко Цветковски" – Скопје работел како професор од формирањето до пензионирањето (1949–1971). Ги напишал учебниците „Геодетски пресметувања" и „Применета геодезија". Р. Риб.


Васил Тупурковски

**ТУПУРКОВСКИ, Васил** (Скопје, 8. IV 1951) – унив. професор, правник, политичар. Дипломира на Правниот факултет во Скопје (1972), магистрира на Правниот факултет на Универзитетот во Мичиген, САД (1972) и докторира на Правниот факултет во Скопје (1976). Вработен е на Правниот факултет во Скопје (1974–). Бил претседател на ССМЈ (1979–1980), член на ПЦК на СКМ (1982–1986), на ПЦК на СКЈ (1986–1989), на Претседателството на СФРЈ (1989–1992). Бил специјален претставник на Претседателот на РМ во процесот на признавањето на РМ (1991); основач и претседател на Демократската алтернатива (1998–2006); потпретседател на Владата на РМ (1998–2000).

БИБЛ.: *Обединетите нации и мирот*, Скопје, 1982.

ИЗВ.: *Архива на Правен факултет „Јустинијан Први" – Скопје*, Скопје 2007. Т. Петр.


Турбето на Алаџа џамијата во Скопје

**ТУРБЕ** – исламски надгробен споменик, мавзолеј. Турбињата се градат покрај џамии и на гробишта. Најчеста форма им е квадратна и полигонална, од затворен и од отворен тип со купола. Градени се од камен и од тули, а се среќаваат и обложени со мермер. Позначајни турбиња се на Мустафа-паша, турбето во дворот на Алаџа џамија, на Али-паша од Дегастан, на Бејхан султан – двете во дворот на султан Муратовата џамија, како и остатоци од турбето на Ашик Челеби (Гази Баба), сите во Скопје, турбето во дворот на Шарена џамија во Тетово, Турбето на Синан Челеби во Охрид.

ЛИТ.: К. Томовски, *Преглед на позначајните турбиња во Македонија*. Зборник на Техничкиот факултет, 1957/58 година, Скопје, 1957, 95-111; Л. Богојевиќ-Кумбараџи, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998. Кр. Т.

**ТУРБЕ КРАЛ К'ЗИ** – подигнато во Скопје, на ридот Гази Баба, а времето на изградбата не е познато. Се претпоставува дека во него била погребана Катерина, ќерка на последниот босански крал Стефан Томашевиќ, која го примила исламот и живеела во Скопје. Според тоа, датирањето на неговата градба би било кон крајот на XV и почетокот на XVI в. Било од типот отворени турбиња со купола. Настрадало во земјотресот од 1963 г., а денес од него постојат само урнатини.


Турбето на Крал К'зи

ЛИТ.: Крум Томовски, *Преглед на позначајните турбиња во Македонија*, Зборник на Техничкиот факултет 1957/58, Скопје, 1957/58; Глиша Елезовић, *Краљ К'зи*, „Братство", XXX, Београд, 1939. Др. Ѓ.


Турбето на Ашик-паша Челеби (Гази Баба, пред земјотресот)

**ТУРБЕ НА АШИК-ПАША ЧЕЛЕБИ (Гази Баба)** (Скопје, на ридот Гази Баба, XVI в.) – место на кое бил погребен поетот и литерат Ашик Челеби со вистинско име Мехмед Али ел Натаи, познат како Гази Баба или Кади Баба. Починал како кадија на Скопје (1571/1572). Обновено кон крајот на XIX в., добило форма на затворено турбе со купола. Срушено од земјотресот од 1963 г.

ЛИТ.: Крум Томовски, *Преглед на позначајните турбиња во Македонија*, Зборник на Техничкиот факултет 1957/58, Скопје, 1957/58; Салих Асим, *Историја на Скопје и неговата околина*. Превод и коментари д-р Драги Ѓоргиев, Скопје, 2005. Др. Ѓ.

**ТУРБЕ НА ИСХАК-БЕГ** (Скопје, XV в.) – подигнато во близина на Султан Муратовата џамија,

место на кое е погребен Исхак-бег, вториот османлиски заповедник на Скопје и на Скопското краиште. Од турбето се зачувани саркофагот на Исхак-бег и долните делови од шестоаголната камена основа на турбето.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998, 122-123; Александар Стојановски, *Нови податоци за Скопје по пожарот од 1689 година*, „Гласник на ИНИ“, бр. 2, Скопје, 1971. Др. Ѓ.


Турбето на пашата Јигит-бег (пред земјотресот)

**ТУРБЕ НА ПАША ЈИГИТ-БЕГ** (Скопје, прв. пол. на XV в.) – подигнато во дворот на истоимената џамија, која настрадала при бомбардирањето на Скопје во 1943 г. Од типот отворени турбиња со шестоаголна основа, градено од тула. Настрадало во земјотресот од 1963 г., зачуван е гробот на Паша Јигит-бег, освојувачот на Скопје.

ЛИТ.: Крум Томовски, *Преглед на позначајните турбиња во Македонија*, Зборник на Техничкиот факултет 1957/58, Скопје, 1957/58, 99; Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998. Др. Ѓ.

**ТУРБЕ НА СИНАН ЧЕЛЕБИ** (Охрид, 1493) – подигнато во непосредна близина на Климентовата црква „Св. Пантелејмон“ на Плаошник. Погребан е Синан Челеби Охризаде, градителот на џамијата посветена на султанот Мехмед Фатих II (1451–1481), позната како Имарет џамија. Култно место, посетувано од муслиманите, особено на денот на Х'д'рлез (6 мај).

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата*, кн. втора: *Од паѓањето под османлиска власт до крајот на Првата светска војна*, Скопје, 1978; Александар Стојановски, *Уште нешто за родот Охризаде и за старите градби на Имарет во Охрид*, „Гласник на ИНИ“, бр. 1, Скопје, 1972. Др. Ѓ.

**ТУРИЗАМ** – економска дејност насочена кон организирање патувања и привремено сместување луѓе надвор од нивното постојано место на живеење, не подолго од една календарска година, заради одмор, забава, рехабилитација, посета на културни и спортски настани, природни атракции, историски споменици и сл., но не и заради стекнување доход. Туризмот може да биде: рекреативен, забавен, културен, конгресен, транзитен, верски, еколошки, здравствен, излетнички, морски, езерски, планински, бањски, рурален, урбан, домашен, меѓународен, инбонд, аутбонд, внатрешен, национален итн. Тој е во тесна врска со аутпутот на другите сектори во економијата, како: угостителството, занаетчиството, сообраќајот, трговијата, „индустријата за забава“, културата, итн. Туризмот во Македонија е економски сектор со значајни, но и недоволно искористени можности и капацитети. Во СРМ статистиката го следеше туризмот интегрално со *угостителството.* Во периодот 1945–1965 г. во земјата, главно беа градени работнички одморалишта, додека модерните хотели се градени по 1965 г. Стапката на раст на општествениот производ во туризмот во периодот 1953–1988 изнесува 2,9% и е, речиси, двапати пониска од онаа на вкупното стопанство. Туристичката понуда во Македонија ја сочинуваат: трите тектонски езера (Охридското, Преспанското и Дојранското), 38-те глацијални и 22-те вештачки езера; реките: Вардар, Црн Дрим, Бабуна, Треска и особено реката Радика, која изобилува со уникатни релјефни карактеристики; водопадите (особено Смоларскиот и Колешинскиот); изворите (Билјанините, Вевчанските, оние кај Свети Наум и др.); природните реткости (три национални парка, 10 специјални резервати, два предела со посебни природни убавини, 55 споменици на културата, три меморијални споменици на природата); археолошките локалитети (Скупи, Стоби и Хераклеја, како и античките градби: Самуиловата тврдина, Скопското Кале, Тврдината Марвинци, Виничкото Кале, Марковите Кули), многубројните цркви со прекрасните фрески и икони, бањските места; планините итн. Македонската туристичка понуда ја збогатуваат и бројните сакрални објекти, како и уникатната архитектура на голем број урбани и рурални населени места (Охрид, Крушево, Велес, Скопје,


Плажата во Градиште, Охрид


Мавровското Езеро


Маркови Кули, Прилеп

Штип, Галичник, Смилево) итн. Дел од туристичката понуда се и бројните културни институции (музеи, галерии, етно-поставки и сл.) и манифестации (Охридското лето, Скопскиот џез фестивал, Мајските оперски вечери, Галичката свадба, Фестивалот на филмска камера во Битола, Струшките вечери на поезијата и други), кои се дел од т.н. културен туризам и ја заокружуваат туристичката понуда на земјата.
Очигледно, компаративните предности на македонскиот туризам во значајна мера се врзани за богатото историско и културно минато на земјата – од античките археолошки локации, преку спомениците на Охридскиот книжевен центар кон крајот на IX и почетокот на X век и ширењето на словенското писмо од овие простори низ целиот словенски свет, до раскошните средновековни цркви со чудесните фрески и икони. Учеството на туризмот во формирањето на бруто домашниот производ на земјата, во периодот 1991–2004 г., е релативно ниско, и во просек изнесува околу 1,7%. Главните проблеми на туризмот се лоцирани во кратката туристичка сезона (што упатува на низок степен на искористеност на капацитетите), што од своја страна е условено од релативно сиромашната понуда на нови туристички содржини, од скромните инвестиции за пропаганда и туристичка промоција на земјата, несоодветните авионски комуникации со европските и светските метрополи и сл. Бројот на туристите во земјата, 2004 г., беше сведен на 465.015, наспроти 710.278 туристи од 1991 г. Денес, учеството на хотелите и ресторанite во формирањето на БДП на земјата останува маргинално – во периодот 2000–2005 г. се одржува на нивото од околу 1,5%.

*Комерцијална сместувачка понуда во Македонија (1991-2004)*

| Година | Вкупно комерцијални капацитети | Основни капацитети* | учество (%) | Комплементарни** | учество (%) |
|---|---|---|---|---|---|
| 1991 | 80296 | 14320 | 17,8 | 65976 | 82,2 |
| 1992 | 79628 | 14242 | 17,9 | 65386 | 82,1 |
| 1993 | 81328 | 14191 | 17,4 | 67137 | 82,6 |
| 1994 | 81604 | 14897 | 18,3 | 66707 | 81,7 |
| 1995 | 78913 | 14923 | 18,9 | 63990 | 81,1 |
| 1996 | 79667 | 14941 | 18,8 | 64726 | 81.3 |
| 1997 | 78425 | 15351 | 19,6 | 63074 | 80,4 |
| 1998 | 78974 | 15834 | 20,0 | 63140 | 80,0 |
| 1999 | 79203 | 16326 | 20,6 | 62877 | 79,4 |
| 2000 | 73759 | 15988 | 21,7 | 57771 | 78,3 |
| 2001 | 74130 | 16158 | 21,8 | 57972 | 78,2 |
| 2002 | 73985 | 16230 | 21,9 | 57755 | 78,1 |
| 2003 | 72059 | 16033 | 22,2 | 56026 | 77,8 |
| 2004 | 72276 | 16171 | 22,4 | 56105 | 77,6 |

*Хотели, мотели, пансиони и туристички населби

**Сите други комерцијални капацитети (одморалишта, кампови, приватни соби, бањски лекувалишта и слично)

Извор: Ацковска, М. (2007). *Туризмот и економскиот развој на Република Македонија*, стр. 163.

ЛИТ.: Државен завод за статистика, *Статистички годишник на Република Македонија*, Скопје, 2006;

М. Ацковска, *Туризмот и економскиот развој на Република Македонија*, 2007, 133–164. Д. Е. – Т. Ф.


Акумулационото езеро Турија

**ТУРИЈА** – вештачка акумулација изградена на истоимената р. Турија, во Струмичката Котлина. Се наоѓа 16 km северно од Струмица. Браната е земјено-насипна, со глинено јадро преку кое е нафрлан чакал и камен. Круната е долга 417,3 m, широка 8 m, и висока над теренот 78 m. Должината на заезерениот дел изнесува 4,5 km, широчината 500 m, а зафаќа површина од 0,16 km$^2$. Вкупната зафатнина на акумулациониот базен изнесува 48.000.000 m$^3$, од која 3.000.000 m$^3$ е мртов простор. Се користи за наводнување на 10.000 ха обработливи земјоделски површини во Струмичкото Поле.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.


Диме Туриманџоски -Горски

**ТУРИМАНЏОСКИ-ГОРСКИ, Диме Панев** (Кавадарци, 1913 – Кралево, Србија, 19. X 1945) – припадник на комунистичкото движење, учесник во НОБ, воен раководител. Член на КПЈ од 1941. Од 1943 г. е борец на НОПО „Добри Даскалов“, потоа командант на баталјонот „Страшо Пинџур“, а по формирањето на Втората МНОУБ нејзин командант. Во 1944 г. станал член на ГШ на НОВ

и ПОМ и работел на теренот на Скопска Црна Гора. Делегат на Првото заседание на АСНОМ. Загинал во авионска несреќа.

ИЗВ.: *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија 1941–1945*, I, кн. втора, Скопје, 1968; *Тиквешијата во НОВ 1941–1945*, кн. шеста, Кавадарци, 1984. Ѓ. Малк.

**ТУРСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Датираат од Маричката битка 1371 г. по која Османлиите почнуваат да навлегуваат на територијата на Македонија. До 1430 г. на вкупната територија на Македонија е воспоставен османлиски административен и воено-полициски систем што функционира до поделбата на Македонија (1913). По Втората светска војна односите меѓу Македонија и Турција се одвиваат во рамките на односите меѓу СФРЈ и РТ. Во Спогодбата меѓу Југославија и Турција од 1952 г. за иселување на турското население во Турција е предвидено само Турци од Македонија да се иселат. Врз база на оваа спогодба голем број Турци од Македонија се иселиле во Турција. РТ ја признава РМ на 6. II 1992 г. под уставното име. Дипломатски односи се воспоставуваат на 26. VIII 1992 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во РТ е Трајан Петровски. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РТ во РМ е Суха Нојан (воопшто, прв странски амбасадор акредитиран во РМ). Ден претходно, на 6.V 1993 г., РТ ја отвора првата амбасада во Скопје.

ИЗВ.: *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и национална држава*, т. I и II, Скопје 1981.

ЛИТ.: Виктор Габер, *За македонската дипломатија*, Скопје, 2002. Т. Петр.


Александар Турунџов

**ТУРУНЏОВ, Александар** (с. Горно Врбени, Леринско, 18. V 1871 – Битола, 30. VIII 1905) – учесник во Илинденското востание, лерински војвода. Бил во четата на војводата Г. Попанчев (1902). Како војвода (1903) учествувал во Илинденското востание во Леринско. По предавството бил заробен (1904) во с. Ајтос, Леринско, осуден на смрт и јавно обесен на Ат-пазар во Битола.

ЛИТ.: К. Битоски, *Континуитетот на македонските националноослободителни борби во XIX и почетокот на XX век*, Скопје, 1998. Ал. Тр.

**ТУРЦИТЕ ВО РМ** – етничка заедница во РМ. По Маричката битка (1371) Македонија постепено потпаднала под османлиското владеење (1371–1912) и започнал процес на населување на турско население. Со тоа етничката карта на Македонија забележува промени, но не и суштински измени. Се забележуваат процеси на внатрешна миграција (повлекување на македонското население од низините во планините), процеси на османлиска колонизација (градска и селска – Коњари, Јуруци), а подоцна и муслиманско население дојдено од Босна и Херцеговина. Во петвековното османлиско владеење во Македонија постепено турското население станувало сѐ побројно. Во предвечерјето на Балканските војни во Македонија живееле ок. 500.000 Турци, што преставувале 22,14% од целокупното население. По Балканските војни (1912–1913) и по Првата светска војна (1914–1918) бројот на турското етничко население започнал да се намалува. По Грчко-турската војна (1919–1922) и Лозанскиот мировен договор (1923), турското и другото муслиманско население од Егејскиот дел на Македонија (350.000) било протерано во Турција. 226.000 Турци продолжиле да живеат во Вардарскиот и во Пиринскиот дел на Македонија.

Намалувањето на бројот на турското население продолжило по Втората светска војна и во Вардарскиот дел на Македонија, кога голем број Турци се иселиле во Турција. Поради ред фактори (политички, религиозни, културни, економски) во 1954 г. од НРМ/СРМ се иселиле во Турција 17.396 етнички Турци, во 1955 – 38.045, 1957 – 27.432, 1958 – 13.224 или вкупно 127.000 Турци, меѓу кои и мал број Албанци. Иселувањето на турското малцинство придонесува сериозно да се намали етничката бројност на Турците во НРМ/СРМ. Во 1953 г. во НРМ живе-


Сааткулата во Скопје

веат 203.938 етнички Турци, што претставуваа 15,6% од целокупното население, а во 2002 г. нивниот број се намалува на 77.959 Турци (заедно со дел од исламизираните Македонци), или 3,85% од населението во РМ. Денес најголем број декларирани Турци живеат во Скопје (8.595), Центар Жупа (5.226), Гостивар (7.991), Пласница (4.446), Радовиш (4.061), Студеничани (3.285), Врапчиште (3.134), Маврово и Ростуше (2.680). Процентуално турската етничка заедница е најмногубројна во две општини (Центар Жупа и Пласница), но тие се речиси сите исламизирани Македонци, со македонски домашен јазик. На турското малцинство, со статус на етничка заедница во Уставот, му се загарантирани националните права. По Втората светска војна (1944), во НРМ/СРМ функционираа 55 основни и средни училишта со турски наставен јазик, со 12.493 ученици. Во учебната 2005/06 г., поради големата миграција на турското население во Турција, бројот на училиштата и бројот на учениците се намалува. Сега во РМ функционираат 60 основни училишта на турски наставен јазик со 6.972 ученици и еден приватен колеџ („Јахија Кемал“). На турски јазик се емитуваат програми на државната МРТВ, се издаваат весници („Бирлик“, „Вардар“, неделник „Јени Балкан“, „Заман“, детското списание „Пупка“) и функционира Турскиот театар. Турските фолклорни традиции ги негуваат и разни културно-уметнички друштва („Јени Јол“,


Долнореканското село Жировница



Албанско-турскиот театар во Скопје

„Ѓени Хајат“ и „Кардешл’к“). Имаат и свој празник (21 декември – ден на образованието). Во политичкиот живот на РМ дејствуваат две турски етнички партии: „Демократската партија на Турците“ (ДПТ) и „Партија за движење на Турците“ (ПДТ).

ЛИТ.: Васил Кънчов, *Македония. География и статистика,* София, 1900; *Завод за статистика на СР Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите,* 1981, Скопје, 1984; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението од 1994 г,* Скопје, 1997; *Завод за статистика на Р. Македонија. Попис на населението, домаќинствата и становите во Р. Македонија,* Скопје, 2004; Д-р Стојан Киселиновски, *Етничките промени во Македонија (1913-1995),* Скопје, 2000; Д-р Стојан Киселиновски – д-р Ирена Ставови-Кавка, *Малцинствата на Балканот (XX век),* Скопје, 2004. Ст. Кис.



Сушење на нанижаниот тутун

**ТУТУН** (Nicotiana tabacum L.) – се одгледува поради листовите, кои по сушењето, манипулацијата и ферментацијата служат како основна суровина за изработка на разни тутунски преработки наменети за уживање. Се консумира претежно со пушење (цигари, цигарилоси, пури, тутун за луле, тутун за виткање), а многу малку со шмркање (бурмут) или со џвакање. Се ужива поради физиолошкото дејство на алкалоидот никотин ($C_{10}H_{14}N_2$), но и на други состојки во листот, како што се етеричните масла и смолите. Денес претставува најраспространето легално средство со наркотично дејство. Тутунскиот чад содржи низа канцерогени и токсични материи, кои предизвикуваат голем број заболувања. Последниве десетина години во светот тутунот се одгледува на 4.200.000 ha, со просечен принос од 1,6 t/ha. Кај нас во истиот период се одгледува на околу 20.000 ha или на 3% од обработливите површини, со просечен принос од 1,2 t/ha, додека произведеното количество тутун се движи помеѓу 15.000–30.000 t. Како производител на ориентални, ситнолисни и ароматични тутуни РМ се наоѓа во редот на првите осум земји (со 3%). Кај нас ангажира околу 40.000 домаќинства со близу 200.000 членови. Ако кон ова ја додадеме бројката од околу 6.000 субјекти во тутунската индустрија, неговото одгледување и обработување има навистина огромно социјално и економско значење за земјата. П. Ив.

**ТУФЕКЦИЕВ, Наум** (Ресен, 29. VI 1864 – Софија, 26. II 1926) – трговец од Македонија во Софија, припадник на врховистичката организација, потпретседател на ВМК (1895). По убиството на С. Стамболов се засолнил во Одеса. По Младотурската револуција дошол во Македонија. Бил близок со младотурските раководители Нијази-бег и Енвер-бег.

ИЗВ. и ЛИТ.: Г. Делчев, *Спомени, Документи, Материали*, София, 1978; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, 474, II, 356, София, 1983. Ал. Тр.

**ТУЏАРОВ, Душан** (Струмица 3. X 1930) – фармацевт, основоположник и директор на веледрогеријата „Реплек–Македонијалек“ и претседател на Здружението на веледрогерии на Југославија. Основач на Фармацевтската комора на Македонија и нејзин претседател (1992–1996); еден од спонзорите за изградба на Фарм. ф. во Скопје. Основач на Фармацевтската индустрија „Реплекфарм“ (2002). Претходно работел во аптека, потоа во „Алкалоид“ како комерцијален директор и во „Крка“ (Ново Место) како советник. Л. П.-Т.



Томе Туџаров

**ТУЏАРОВ, Томе Душанов** (Струмица, 25. V 1935 – Скопје, 12. X 2004) – спец. по максилофацијална хирургија, редовен проф. на Ст. ф. (1986). Докторирал во 1976 г. Публикувал 100 статии. Автор е на книгите: „Плунковни жлезди и нивните заболувања“, „Темпоромандибуларен зглоб“, „Акупунктура во теоријата и практиката“. Трипати бил продекан на Ст. ф. и претседател на Здружението на максилофацијалните и пластичните хирурзи во СФРЈ. Е. М.



Ванчо Тушевски

**ТУШЕВСКИ, Ванчо** (Кочани, 3. VII 1949 – Скопје, 27. X 2006) – литературен историчар, професор на Филолошкиот факултет во Скопје по Македонската литература во XIX век. Автор на повеќе трудови од областа на историјата на македонската литература. Научното дело на професорот Ванчо Тушевски го одликува завидна истражувачка акрибија.

БИБЛ.: *Јоаким Крчовски и изворите на некои негови дела,* Скопје, 1985; *Студии за браќата Андреја и Константин Петкович,* Скопје, 2000; *Поетика и реторика на новата македонска книжевност (XIX век)*, Скопје, 1985; *Јордан Хаџи Константинов Џинот. Живот и дело,* Скопје (2003); *Нова македонска книжевност*, Скопје (2008). Г. Т.



Зехедин Туши

**ТУШИ, Зехедин З.** (с. Добовјани, Струга 26. VII 1943) – генерал-потполковник на АРМ. Основно и средно училиште завршил во Струга. Воена академија на ЈНА (Белград), Командноштабна академија и Школа за народна одбрана на ЈНА. Бил командир на вод и на чета, командант на граничен баталјон, началник на штаб на корпус, помошник на НГШ за КОВ и директор на ГШ на АРМ. Разрешен од должноста на 15. III 2003.

ИЗВ.: Архив на ГШ, дос. „Генерали на АРМ“. В. Ст.

# Ќ

**ЌАМИЛОВ, Кирил** (Велес, 22. II 1899 – Скопје, 9. IX 1976) – универзитетски професор, филозоф, фолклорист, револуционер. Студирал на универзитетот Сорбона во Париз (1924) и докторирал на темата „Прилог кон проучувањето на детето. Современи теории и методи“ на Универзитетот во Нанси (1936). Учесник во Шпан-



Ќирил Ќамилов

ската граѓанска војна (1937–1938), потоа и во НОБ во Македонија. Бил доцент на Филозофскиот факултет (1947–1953) по Историја на педагогијата и научен соработник во Институтот за фолклор во Скопје до пензионирањето (1968). Автор на голем број стручно-научни трудови, со посебен интерес за делото на Гр. Прличев и народното творештво.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, том втори. *Македонија под турска власт (од XIV до крајот на XVIII век)*. Редактор д-р Александар Стојановски, Скопје, 1998; Љубиша Стојановиќ, *Македонски и француско-франкофонски творечки личности*, Ск., 2005. В. Тоц.

**ЌАТИБ, ХАСАН** (Битола, XV / XVI в.) – османлиски поет родум од Битола. Станал секретар на Синан-паша, големиот везир на султанот Селим I (1512–1520). Пишувал песни во хроностихови, а најзначајна му е песната испеана по повод освојувањето на Белград од султанот Сулејман.

ЛИТ.: *Историја на македонскиот народ*, том втори. *Македонија под турска власт (од XIV до крајот на XVIII век)*. Редактор д-р Александар Стојановски, Скопје, 1998. Др. Ѓ.

**ЌЕЛИЈНИ УЧИЛИШТА** – вид религиозни воспитно-образовни установи, кои речиси биле единс-



Конакот на манастирот „Св. Јован Бигорски“, каде што работеле ќелијни училишта

твени во просветно-школскиот живот во Македонија сè до средината на XIX в. Датираат од крајот на IX и почетокот на X в., а ги отворале учениците на св. Климент и св. Наум. Долго време (речиси цело средновековие) дејствувале во рамките на манастирите и вршеле функција на елементарни училишта на црковната писменост и образование и биле познати под името (в.) *манастирски ќелијни училишта*. Во првата половина на XVII в. ќелијни училишта се отвораат и во градовите, при црквите, поради што и биле нарекувани црковни училишта. Освен на црковна писменост, децата во овие училишта биле поучувани и на црковно пеење, како и на црковниот ред и богослужба. Најраспространети биле општинските ќелијни училишта. Се појавуваат во почетокот на XIX в., а биле отворани и издржувани од месните црковно-училишни општини. Школувањето во нив било бесплатно, така што биле широко прифатени од населението. До средината на XIX в. ги имало, речиси, во сите градови и села. Освен писменост и религиозно образование, во некои од нив се вклучувани и световни образовни содржини. Со развојот на *световните училишта* (в.) постепено го губат своето значење и се среќаваат под името *старовремски училишта*.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија*, Скопје, 2002. К. Камб.

**ЌЕРИМИ, Веби** (Куманово, 8. V 1955) – актер, режисер и педагог. Дипломирал на Факултетот за драмски уметности во Скопје 1979 г. Од 1980 г. е професор по Актерска игра на Факултетот за драмски уметности во Тетово.

РЕЖИИ: „Човекот што ја виде смртта со свои очи“, „Полицајци“, „Социјалистичка Ева“, Волпоне“ и други.

УЛОГИ: Енрик IV во „Енрик“; Арнолд во „Школо за жени“; Луда во „Крал Лир“ и други. Р. Ст.



Оливера Ќорвезироска

**ЌОРВЕЗИРОСКА, Оливера** (Куманово, 29. XI 1965) – раскажувач, романсиер, литературен критичар. Завршила Филолошки факултет во Скопје. Работи како уредник во издавачка куќа. Авторка е на прозна белетристика за возрасни и за деца. Употребува раскажувачки постапки блиски до постмодерната теорија за прозата. Како критичар се одликува со култивиран вкус и раскошна интелектуална палета.

БИБЛ.: *Кифличката Мирна*, роман за деца, 1993; *Отвораат ли сништата работа?*, критика и есеистика, 1999; *Страдањата на младиот лектор*, раскази за возрасни, 2000; *Мојот брат од тринаесеттиот кат*, роман за деца, 2001; *Дедо Миле*, сликовница, 2001; *(С)плетени раскази*, раскази за возрасни, 2003; *Заклученото тело на Лу*, роман за возрасни, 2005. Г. Т.


Миле Корвезироски

**ЌОРВЕЗИРОСКИ, Миле** (Прилеп, 18. V. 1928 – Скопје, 22. VI 2008) – филолог, учебникар, културолог. Гимназиското образование го завршил во Прилеп, а Филозофскиот факултет (Групата за литературите на народите на СФРЈ, со специјалност историја на македонскиот јазик и дијалектологија) во Скопје (1954). Работел како редактор во Радио Скопје (1. X 1953 – 1. IV 1954), по што преминал во Издавачкото претпријатие „Просветно дело", каде што го поминал целиот работен век, првин како уредник, потоа директор (1969–1978) и повторно како уредник. Еден е од авторите на првите повоени двојазични речници: *Српскохрватско-македонски речник* (со Г. Милошев, Б. Благоески, А. Џукески, 1964); *Македонско-албански речник* (со Љ. Руси) и *Македонско-турски речник* (со К. Сејфула, 1967). Особено се пројавува како коавтор на учебници за основното и за средното образование (за училиштата со македонски, албански и турски јазик).

ЛИТ.: *Библиографија на Издавачкото претпријатие „Просветно дело" 1945–1970*, Скопје, 1970; *Библиографија на Работната организација „Просветно дело" 1970–1985*, Скопје, 1985; *Македонски книжевни преведувачи. Лексикон*, Скопје, 1994. С. Мл.


Васил Кортошев

**ЌОРТОШЕВ, Васил** (Богданци, 7. I 1920 – Скопје, 3. II 1992) – оперски певец, тенор и режисер. Студирал пеење на Софиската музичка академија (проф. Брмбаров), а дипломирал (1952) на Филозофскиот факултет во Скопје. Како еден од нејзините основачи, во Операта на МНТ работел од 1947 до 1980 г. Позначајни улоги: Педрил (*Грабнување од сарајот*), Гроф Алмавива (*Севилскиот бербер*), Алфред Жермон (*Травијата*), Ленски (*Евгениј Онегин*), Вашек (*Продадена невеста*). Како оперски режисер дебитирал во 1958 г. со режијата на операта *Анжелика*. Тој е автор на повеќе од 25 обнови и сопствени режии на оперите: *Алберт Херинг, Бал под маски, Дон Карлос, Набуко, Норма, Пајажина, Портретот на Цени, Плаштот, Разделба, Фиделио. Џоконда, Оџачарчето Сејм.* Успешен директор на Операта и балетот на МНТ (1971–1975). Во 1972 бил иницијатор, основоположник и долгогодишен организатор на манифестацијата „Мајски оперски вечери". Ф. М.


Ќирил Кортошев

**ЌОРТОШЕВ, Кирил** (Ќустендил, Бугарија, 14. V 1922 – Скопје, 11. V 2003) – актер во Драмата на МНТ. Првиот ангажман како професионален актер го имал во 1945 г. Подоцна кариерата ја продолжил на сцените на народните театри во Штип и во Прилеп. Неколку сезони поминал во Драмскиот театар во Скопје. Освен со актерство, се занимавал и со режија, особено на детската сцена.

УЛОГИ: Магбет (во истоименото дело), Том („Стаклена менажерија"), Перчихин („Малограѓани"), Аритон („Ѕидот, водата"), Алојзие Зилбебрант („Господа Глембаеви") и др. Р. Ст.

**ЌОСЕВА, Слободанка** (Штип, 1946) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Дипломирала на Универзитетот МХТИ во Москва (1969), а докторирала на Технолошко-металуршкиот факултет во Белград (1989). Имала студиски престои во многу земји на Европа. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1969 г., а редовен професор од 2000 г. Била продекан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје. Подрачје: хемија и физичка хемија на полимери, синтеза на полимери и нивно карактеризирање, рециклирање на отпадни полимери.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 758, од 28 VI 2000 г., стр. 112; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 91.Св. Х. Ј.


Владимир Косевски

**ЌОСЕВСКИ, Владимир** (Охрид, 1. XI 1921) – архитект и урбанист. Дипломирал на Архитектонскиот факултет на Техничката висока школа во Белград (1953). Проектантската активност ја одвива во Заводот за урбанизам и архитектура во Охрид, во Скопје и во Републичкиот секретаријат за урбанизам при Извршниот совет на РМ. Изработил урбанистички планови за повеќе станбени населби во Скопје, во Охрид и во Битола. Работел и на измените и дополнувањето на Урбанистичкиот план на Скопје (1957). Се занимава и со публицистичка дејност.

БИБЛ.: *Процеси на урбанизмот во СР Македонија 1948–1981 година*, МАНУ, Скопје, 1985. Кр. Т.

**ЌОСЕТО, Андон** – в. *Јанев, Антон Лазов.*


Димитар Костаров

**ЌОСТАРОВ, Димитар** (Ичера, Бугарија, 25. VIII 1912 – Охрид, 14. III 1997) – актер, режисер и педагог. Еден од втемелувачите на современото театарско дело во Македонија. Завршил Виша театарска школа во Софија. Во Скопје пристигнува во 1941, како актер на новооснованиот бугарски Народен театар. Брзо потоа се вклучува во илегалната дејност, а подоцна стапува во НОБ. По Војната е прв управник на МНТ, директор на Драмата на МНТ, драмски и филмски актер. Се занимава и со педагошка деј-

ност во Средната театарска школа и на ФДУ во Скопје. Режира драмски дела, како и оперски („Тоска“) во својата матична куќа и во други театри.

РЕЖИИ: „Платон Кречет“, „Татков дом“, „Тартиф“, „Сомнително лице“, „Покојник“, „Доходно место“, „Женидба“, „Како што милувате“, „Коштана“, „Задруга“, „Гоце“, „Интрига и љубов“, „Селската учителка“, „Мома без мираз“, „Госпоѓа министерка“, „Отело“, „Ревизор“, „Нора“, „Пикник“, „Шума“, „Галеб“, „Млади синови“, „Волпоне“, „Смртта на губернаторот“, „Како што милувате“, „Коломба“, „Градскиот саат“ и др. Р. Ст.


Јорго Кука

**ЌУКА, Јорго** (Крушево, 1947) – инж. технолог, долгогодишен директор на „ОХИС“ – Скопје, стопанственик и општественик. Дипломирал на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје (1972). Во „ОХИС“ бил од инженер во погон, главен инженер, директор на погон и генерален директор (1987–2008). Бил претседавач на Собранието на Стопанската комора на Македонија и член на Советот за меѓунационални односи. Св. Х. Ј.

**ЌУКОВИ** (Otus) – род мали птици со должина на телото до 20 cm и со распон на крилјата до 60 cm, од кои во Македонија се среќава еден вид ќук (Otus scops).


Ќук (Otus scops)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЌУЛАВКОВА, Ката** (Велес, 11. XII 1951) – поет, литературен теоретичар, критичар, есеист, препејувач, антологичар. Член е на МАНУ и секретар на Одделението за лингвистика и литературна наука. Има завршено Филозофско-историски факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Докторирала на Филозофскиот факултет во Загреб на тема: „Одлики на лириката“. Работи на Филолошкиот факултет во Скопје. Една година работела при Лекторатот по македонски јазик и литература на INALCO во Париз. Била претседател на Македонскиот ПЕН-центар. Во есејот „Пред поезијата на Катица Ќулавкова“, акад. М. Матевски сублимно забележува: „Носејќи во себе импресивен квантум на информации, знаења и сознанија од една богата лектира во широк интелектуален и мисловен историско-географски и културен распон, со сигурни фундаменти во естетиката, поетиката и лингвистиката, врз разградениот стандарден јазик, синтакса и структура на песната Катица Ќулавкова не продолжува да урива и брише, туку ја остварува и потврдува својата концепција на лиризмот, својата творечка постапка, своето начело на еден „говор на созвучност, на виша речитост во која кореспондираат звукот и значењето...“, својата „лична и нетипична претстава на светот и човекот“.


Ката Ќулавкова

БИБЛ.: *Благовести*, поезија, 1975; *Акт*, поезија, 1978; *Нашиот согласник*, поезија, 1981; *Нова пот*, поезија, 1984; *Фигуративниот говор и македонската поезија*, студии, 1984; *Невралгични места – Неуралгична места*, двојазично издание, Вршац, поезија, 1986; *Стапка и отстапка*, огледи и критики, 1987; *Дива мисла*, поезија, избор, 1989; *Жедби, престапни песни*, поезија, 1989; *Друго време*, поетска проза, 1989; *Копнеж по систем*, студии и критики, 1992; *Домино*, поезија, 1993; *Поход и исход*, критики, 1996; *Изгон на злото*, поезија, 1997; *Камен искушител*, критики, 1997; *Теорија на книжевноста*, 1999; *Македонскиот есеј*, 2000; *Меѓусвет*, поезија, 2000; *Херменевтика и поетика*, хрестоматија, 2003.

ЛИТ.: М. Друговац: *Поетика на лириката* во кн. *Огледало и светилка*, 1991; В. Урошевиќ: *Еротика како поетика* во кн. *Астролаб*, 2000. П. Гил.

**ЌУЛАФКОВСКИ, Павле Јованов** (Папрадиште, Велешко, јули 1865 – на пат кон Папрадиште, 13. VI 1940) – член на МНЛД во С.-Петербург и потписник на молбата за регистрација на неговиот Устав. Уште млад работи како градежник во Воден (1892–1893) и во VI сектор на Отоманската железница во Битола (1894–1896), како мајстор-градежник на пристаништето во Констанца (Романија) (1897–1898), работоводител на изградбата на мостот „Троицки“ во С.-Петербург (Русија) (1898–1899), а исто така во Брисел (Белгија) (1900), во Белгиско Конго (Заир) (1900–1902). Доаѓа во руската престолнина и ја потпишува молбата на МНЛД до Советот на СПБСБД за потврдување на Уставот (20. XII 1903), а потоа го однесува букварот на Другарството на македонски јазик за печатење во Њујорк (1904). Работи во Сан-Франциско (1907), а потоа се враќа во Термалито во Калифорнија (1908). Во времето на Балканската војна (1912) си доаѓа привремено во Македонија и со Д. Чуповски учествува на *Општомакедонската конференција во Велес*, но одново оди во САД (Аљаска) и вонредно студира на Техничкиот колеџ во Чикаго (1920). Се враќа во Македонија како американски пензионер во родното село. Подоцна, на пат од Велес за Папрадиште, е најден убиен.


Павле Ќулафковски

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 233–234. Бл. Р.

**ЌУРДЛИЈА** – горна невестинска облека, изработена од бела клашна, без ракави. Таа е подолга од салјата. Кроена е од *предни поли, скутови, поли, скутчики, мали поли, задниште, стан, расцепок* (цеп од страните долу) и *колтуци* (триа-


Ќурдлија – горна невестинска облека со богати декоративни елементи

голнести парчиња за под пазувите). Под пазувите надолу целата е аплицирана со *алова* чоја и е богато украсена со декоративни елементи, слични како оние застапени кај *шаренаша саја (в.).* Ј. Р.-П.

**ЌУРЧИЕВ, Кирил Тодоров** (Скопје, 14. I 1925) – гинеколог-акушер, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1970). Мед. ф. завршил во 1951 г. во Загреб. Специјализирал гинекологија и акушерство (1956) на Гинеколошко-акушерската клиника во Скопје. Хабилитирал на тема „Проблеми на ектипичната бременост" (1970). Се усовршувал во повеќе центри (Париз, Лондон, Марибор, Љубљана). Тој е во првата генерација стручњаци што оставиле значаен белег во формирањето на Клиниката. З. Џ.


Ќустек

**ЌУСТЕК** – плетен украс од монистра. Машкото население го носело вденат на појасот. Ј. Р. П.

**ЌУСТЕНДИЛСКИ ТРИОД** – ракопис од македонска редакција од Кратовската книжевна школа од втората половина на XIII в. Ракописот е пишуван во две колони од по 38 реда со уставно писмо. Главниот дел се чува во Окружниот музеј во Ќустендил, а по неколку листа по библиотеките во Софија, Краков, Пловдив и Санкт Петербург.

ЛИТ.: Б. Цонев, *Кюсшендилско чешвероеванѓелие. Среднобългарски прошошиш на VI правойисна школа*, ПСп, т. 66, N° 7–8, 1905, 538–539.; *Българскu ръкойиси*, I, 32–35; Б. Цонев, *Ойис на НБКМ*, II, стр. 82–83, оп. 575, сн. XXV, л. 1'; Хр. Кодов, *Ойис на славянскише ръкойиси в библиошекаша на БАН*, София, 1969, оп. 39, 75–76; J. Rusek, *Krakowskie fragmenti triodu sredniobulgarskiego z XIII w.*, Sprawozdania z Posiedzen Komisji Naukowych Oddzailu PAN w Krakowie, 1962, 440–442; Г. Попов, *Триодни йроизведения на Консшаншин Преславски*, Кирило-методиевски студии, 2, София, 1985. Е. Ј.-У.

# У

**УВОЛАЖИ** (*Dermaptera*) – инсекти со издолжено тело. На задниот крај од телото се наоѓаат два хитинизирани израстока (*cerci*), кои се во облик на клешта и служат за напад и одбрана. Големината варира од 0,5 до 3 cm. Познати се околу 1.500 видови, широко се распространети – космополити, со поголем број видови во потоплите краеви. Во Македонија е позната *обичнаta уволажа* (*Forficula auricularia* L.), долга до 15 mm. Активна е ноќе, се крие под камења, листови и дрвја.


Обична уволажа (Forficula auricularia L.)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**УГЛЕША, Јован** (? – Черномен на р. Марица, 26. IX 1371) – деспот во Серската област (1365–1371), брат и совладетел на кралот Волкашин. Учествува во Косовската битка (1369), кога заедно со кралот Волкашин ги поразуваат коалиционите војски на Лазар Хребељановиќ, Никола Алтомановиќ и царот Урош V. Бил во постојана војна со Турците што биле на границите на неговата област. Загинува заедно со кралот Волкашин во битката на р. Марица, кога воено се спротиставуваат на османлиските навлегувања.

ЛИТ.: Константин Јиречек, *Српски цар Урош, краљ Вукашин и Дубровчани*, Зборник Константина Јиречека, I, Београд, 1959, 341–385; Стојан Новаковић, *Срби и Турци*, Београд, 1960; Георгије Острогорски, *Серска област после Душанове смрти*, Византија и Словени, Београд, 1970, 435–456; Билјана Ристовска-Јосифовска, *Кралот Волкашин и Углеша Мрњавчеви во делото на Мавро Орбини Кралството на Словените*, „Balcanoslavica“, 26–27, 1999–2000, 171–183.
Б. Р.-Ј.


Радмила Угринова-Скаловска

**УГРИНОВА-СКАЛОВСКА, Радмила** (Скопје, 6. II 1926) – припадник на првата генерација дипломирани македонисти на Филолошкиот факултет во Скопје, каде што работи од 1949 г. до пензионирањето, предавајќи старословенски јазик и споредбена граматика на словенските јазици. За овие предмети обезбедува и соодветни учебници. Научниот афинитет кон палеославистичката проблематика, а во тие рамки особено кон историјата на македонскиот јазик, доаѓа до израз во бројни трудови за јазичните особености на македонските цсл. текстови, како и во изданието на Радомировото ев. Голем е нејзиниот придонес како организатор и долгогодишен раководител на Одделението за историја на македонскиот јазик во ИМЈ и како редактор на *Речникот на црковнословенскиот јазик од македонска редакција* (I том, Скопје, 2006). Составен дел од нејзините научни преокупации претставува интересот кон современиот македонски јазик изразен во редица прилози и во докторската дисертација за глаголските префикси во македонскиот јазик, како и преку учество во изработката на *Правописот на македонскиот јазик*.

ДЕЛА: *Значењата на глаголските префикси во македонскиот јазик*, Скопје, 1960; *Старословенски јазик*, Скопје, 1970; *Радомирово евангелие*, Скопје, 1988 (со З. Рибарова); *Споредбена граматика на словенските јазици, I. Граматика, II. Словенска читанка*, Скопје, 1994.

БИБЛ.: Е. Црвенковска, *Библиографија на трудовите на проф. д-р Радмила Угринова-Скаловска*, Зборник во чест на Р. Угринова-Скаловска ..., Скопје, 1997, 13–23 (до 1996).
Зд. Р.

**УГРИНОВСКИ, Григор Наумов** – печалбар од Кичевско во Русија, сопственик на слаткарски дуќан во Оренбург (до Петроград), каде што работи и стружанецот Владо Жупан. Поради немирите во Петроград, по 1. IX 1917 г. се преместува во Ростов на Дон. Во следната година, по влегувањето на германските интервенционистички сили и белогардејците на Деникин, му го остава дуќанот на брата си Андре Угрин и се преселува во Екатеринодар (подоцна Краснодар), каде што отвора голем Кафе-ресторан „Македонија“. Бидејќи градот бил близу до Ејск, каде што се преселило семејството на Д. Чуповски, тие почесто контактираат. Како активен член на Македонската колонија во Петроград, тој е потписник на нејзините меморандуми и други акти (1914), а потоа е еден од членовите и на Македонскиот революционерен комитет во Петроград (1917) под претседателство на Д. Д. Чуповски. Поради воената окупација од Деникин, во пролетта на 1919 г. Г. У. и В. Жупан заминуваат во Бугарија.

ИЗВ.: *„Македонскій голосъ (Македонски глас)“* (II, 10, 13. VIII 1914, 6 и 7; II, 11, 20. XI 1914, 201).

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, 1978, 105; II, 203–207 и 347; истиот, *Столетија на македонската свест. Истражувања за културно-националниот развиток*, Скопје, 2001, 499–507. Бл. Р.


Јовица Угриновски

**УГРИНОВСКИ, Јовица Николов** (Скопје, 2. X 1945) – специјалист неврохирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Специјализирал неврохирургија во Скопје (1975), завршил три постдипломски курса по неврохирургија во

Монпеље (1977), Манчестер (1978) и Братислава (1981), магистрирал (1978) и докторирал (1986). Придонел во воведувањето на проспективниот предвидувачки скоринг систем во неврохирургијата и методот на премостување на крвните садови во мозокот. При атентатот врз Претседателот на РМ Киро Глигоров (Скопје, 1994) изведе сложени неврохируршки оперативни зафати. Организатор е на Итната санитетска хеликоптерска служба во РМ, како и на повеќе волонтерски организации и се занимава со алпинизам. Публикувал повеќе од 140 научни трудови и 6 книги. Сопственик е на приватната клиника „Неуромедика“.

БИБЛ.: *Трауматска кома,* Скопје, 1991; *Неврохирургија*, Скопје, 1992; *Медицинско-санитарен прирачник за алпинисти и планинари,* Скопје, 1993; *Медицинско-санитарен прирачник за алпинисти и планинари.* II издание, Скопје, 1996; *Практична неврохирургија*, Скопје, 1999; *Практична неврохирургија 2*, Скопје, 2001; *Sun in the ice-Antarctic,* Скопје, 2002; *Неврохирургија за студенти по медицина и стоматологија*, Скопје, 2003. М. Шољ.

**УГРИНСКИ, Предраг Стефанов** (Тетово, 28. XI 1936 – Сремска Каменица, Србија 2. XII 1988) – спец. по патолошка анатомија, редовен проф. на Мед. ф. (од 1986). Дипломирал медицина во Скопје (1961), а специјализирал патолошка анатомија (1965). Работел експериментална патологија на очното јаболко. Хабилитирал на тема за морфолошките карактеристики на заматените корнеални хомотрансплантати (1972). Докторирал на тема за одделни клеточни популации што го отфрлуваат корнеалниот трансплантат (1986). Престојувал на NIH (националните институти за здравје) во Бетезда (САД), каде што работел на хиперсензитивитетот, од чиешто истражување сознанијата се печатени. Публикувал над 113 трудови. Директор на ООЗТ Институти (1977–1978). Бил продекан на Мед. ф. (1982–1986), шеф на Катедрата по патолошка анатомија (1986–1988). Дал придонес во имунопатологијата. Организирал лаборатории за клеточен имунитет и краткотрајна култура на ткива. Бил претседател на МЛД (1981). К. К.-П.

**УДАВИ** (Boidae) – примитивна фамилија змии. Се регистрирани околу 80 видови во целиот свет, но најголем број од нив ги населуваат тропските предели. Во Европа живее еден претставник од удавите, кој се среќава и кај нас, а тоа е степскиот удав (Eryx jaculus).


Степски удав

ЛИТ.: E. N. Arnold, *A Field Guide to the Reptiles and Amphibians of Britain and Europe,* London, 2002. Св. П. – В. Сид.

**УЗУНОВ, Ангел** (Охрид, 1886 – Софија, 1975) – учесник во македонското револуционерно движење. По Првата светска војна се вклучил во редовите на ВМРО, бил близок соработник на Т. Александров и Ив. Михајлов, резервен член на Задграничното претставништво (1925), пратеник во Народното собрание на Бугарија. Од 1928 бил во протогеровистичката ВМРО.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997; *Алманах на българските национални движения след 1878*, София, 2005. З. Тод.


Анешти Узунов

**УЗУНОВ, Анешти** (с. Плевња, Драмско, Егејскиот дел на Македонија, 7. II 1914 – с. Рибново, Родопско, 10. V 1943) – организатор на партизанското движење во Неврокопско, Пиринскиот дел на Македонија. Бил печатарски работник и млад се вклучил во ВМРО(Об). На судскиот процес (1936), кога биле судени членовите на ВМРО(Об), пред судиите изјавил дека по националност е Македонец, а не Бугарин. Бил осуден на долгогодишна затворска казна. По излегувањето од затвор (1938) ја продолжил својата револуционерна работа. Бил секретар на Околискиот комитет на нелегалната КП (1941). Загинал во вооружен судир со бугарската полиција.

ЛИТ.: Георги Т. Мадолев, *Въоръжената борба в Пиринския край 1941–1944,* София, 1966; *История на благоевградската окръжна организация на БКП,* София, 1979. В. Јот.

**УЗУНОВ, Никола** (с. Емборе, Егејскиот дел на Македонија, 12. VIII 1930) – економист, унив. професор, општественик, академик. До запишувањето во средно образование живеел и учел во Солун. Средно економско училиште завршил во Скопје (1948), а Економски факултет во Загреб (1954). Со докторат од економски науки се стекнал на Универзитетот во


Никола Узунов

Белград (1959), бранејќи ја темата „Индустријализацијата на НР Македонија и нејзиниот народен доход“. Престојувал и специјализирал на повеќе врвни светски универзитети, како што се Универзитетот во Оксфорд, Англија (1957), Универзитетот „Вандербилт“, САД (1959–1960), Чикашкиот универзитет, САД (1960), Лондонската висока економска школа, Англија (1965–1966), Кинеската академија за општествени науки (1982), Универзитетот „Јеил“, САД (1984) и др. На Економскиот факултет во Скопје е избран за асистент (1954), за доцент (1960), за вонреден (1966) и за редовен професор (1972). На додипломските и подипломските студии на Економскиот факултет во Скопје ги предавал предметите: Применета економија, Современи економски системи, Економика на индустријата, Политика на економскиот развој, Развојни проблеми на индустријата и др. Како хонорарен професор предавал на Правниот факултет во Скопје (1960–1964) и на Факултетот за новинарство (1979–1996). Во учебната 1975/1976 г. како визитинг-професор престојувал на Калифорнискиот државен универзитет во градот Чико (САД), каде што во два семестра изведувал настава по предметите: Компаративни економски системи, Коегзистенција во мултиполарниот свет, Индустриска демократија – партиципација – самоуправување и економски развој на недоволно развиените земји. Во учебната 1983/1984 г., како визитинг-професор престојувал на Државниот универзитет во Мисури (САД), каде што држел настава по предметите: Компаративни економски системи и Економски развој на недоволно развиените земји.

Бил продекан на Економскиот факултет во Скопје (1963–1965), претседател на Сојузот на економистите на Македонија (1969–1972), раководител на Одделението за научноистражувачка работа при Економскиот факултет во Скопје (1972–1974), декан на Еко-

номскиот факултет во Скопје (1977–1978), дописен член на МАНУ (1979), претседател на Сојузот на економистите на Југославија (1982), раководител на Институтот за развој при Економскиот факултет во Скопје (1980–1984 и 1986–1988), редовен член на МАНУ (од 1986), член на Здружението на економистите на Европа (од 1986), секретар на Одделението за општествени науки во МАНУ (1992–1999), претседател на Сенатот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" (1998–2000) и др.

Извршувал и бројни општествено-политички функции, меѓу кои позначајни се: пратеник на Републичкото собрание на СРМ (1967–1973), член на Извршниот совет (Владата) на СРМ (1967–1971), претставник на СФРЈ во Меѓународната група за политика во областа на општествените науки при ОЕЦД во Париз (1973–1975), претседател на Стручниот совет за економски прашања при Извршниот совет на СРМ (1986–1990), член на Сојузниот економски совет при Сојузниот извршен совет на СФРЈ и др.

Тој е еден од основоположниците на научните дисциплини од областа на развојната и макроекономската теорија и политика во РМ. Од особено значење е неговиот придонес во формирањето и развојот на научниот потенцијал од областа на економските науки. Под негово менторство магистрирале и докторирале голем број наши познати економисти, научни работници, универзитетски професори и членови на Владата на РМ. Тој е автор на повеќе од 220 научни и стручни трудови – учебници, книги, статии, студии и научни проекти – објавени во земјата и во странство. Со својот импозантен теоретски и научноистражувачки опус, вонредно високиот научен авторитет, стекнатата репутација на врвен економист и педагог, неизмерната објективност, кооперативност и одговорност во извршувањето на работните и општествено-политичките функции, несомнено се вбројува во редот на доајените на македонската економска наука.

БИБЛ.: книги, учебници и скрипти: *Економските проблеми и неразвиените земји*, Скопје, 1966; *Економика на СФРЈ – Увод во применетата економија*, Скопје, 1966 (дополнето издание, 1971, коавтор); *Индустриските центри и региони во СР Македонија*, Скопје, 1970; *Применета економија на СФРЈ*, Скопје, 1975 (преработени и дополнети изданија: 1981, 1985 и 1990); *Центрите (половите) на развој во СР Македонија*, Скопје, 1977 (коавтор); *Економика на СФРЈ*, Скопје, 1980 (коавтор, дополнето издание, 1983); *Современи економски системи – Економска анализа на современиот свет*, Скопје, 1986 (преведен и на српско-хрватски јазик, Белград, 1988); *Англиско-македонски и македонско-англиски економски и деловен речник*, Скопје, 1994 (дополнето издание 2003, коавтор); *Трансформација на економските системи – Запад–Исток–Југ*, Скопје, 1995; *Современите економски системи и глобализацијата*, Скопје, 2000 (коавтор); *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, Скопје, 2001; *Придонесот на академикот Кирил Миљовски за економската наука и макроекономската политика во Македонија*, МАНУ, Скопје, 2003; *Економската наука и макроекономската политика*, Скопје, 2005; позначајни научни проекти: *Споредбена анализа на економските системи на балканските земји*; *Економскиот развиток на СР Македонија од 1955–1985 година*; *Предвидување на општествено-економскиот развој на СР Македонија до 2000 година*; *Степенот на (не)синхронизираноста на процесите: индустријализација, деаграризација, миграција, урбанизација во СР Македонија; Моделирање на структурата на индустријата со оглед на енергетските потреби; Економскиот развој на Македонија во периодот 1991–1995 – Преструктурирање на стопанството; Демографскиот развој во градските населби на Македонија; Стратегија за приспособување на стопанството и глобални согледувања за стопанскиот развој на Република Македонија; Национална стратегија за економски развој на Република Македонија, Национален извештај за човеков развој на Република Македонија – 1998; Економски аспекти на просторниот план на Република Македонија.*

ИЗВ.: *Економски факултет – Скопје – 50 години (1950–2000)*, Скопје, 2000; Билтени на изборните собранија на МАНУ, 1979; 1986. Д. Е.


Христо Узунов

**УЗУНОВ, Христо** (Охрид, 22. X 1878 – с. Цер, Демирхисарско, 24. IV 1905) – учител, војвода и реонски началник на четите на ТМОРО во Охридскиот револуционерен округ. Се школувал во Солун и учествувал во солунските училишни бунтови (1896). Лежел во битолскиот Централен затвор „Катилане" (1898 и 1902–1903). Од 1903 г. бил поставен за главен војвода на охридските револуционерни чети. Учествувал на Смилевскиот конгрес. Во Илинденското востание бил член на Горското началство (Штабот) за Охридскиот револуционерен реон. Учествувал во спасувањето на збегот од Рашанец на ок. 200 семејства. На Прилепскиот конгрес (1904) бил избран за секретар и за окружен ревизор на четите на МРО за Охридско, Струшко и Кичевско. Загинал со четата опколен од турска војска.

ИЗВ. и ЛИТ.: А. Митрев, *Христо Узунов (Мемоари, огледи, статии)*, Скопје, 1974; Х.А.-Полјански, *Христо Узунов*, Охрид, 1985. Ал. Тр.


Симон Узуновски

**УЗУНОВСКИ, Симон** (Белград, 4. VIII 1949) – архитект, мултимедијален уметник. Во 70-тите години прв ги користел во алтернативни простори техниките на асамблаж, колаж и инсталација. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Скопје (1979). Со евтини и краткотрајни материјали (селотејп, плексиглас, весници) создава дела со процесуален и интерактивен карактер (серијата Тркалајќи, 1976; Галичица, 1976).

М. Б.-П.


Цветко Узуновски-Абаз

**УЗУНОВСКИ-АБАЗ, Цветко** (Царев Двор, Преспанско, 24. XII 1912 – Скопје, 24. V 1993) – комунистички деец и политичар, генерал-полковник на ЈНА. Како припадник на работничкото и комунистичкото движење, бил член на КПЈ (1937) и борец во интернационалните бригади во Шпанската граѓанска војна (18. VI 1937 – 1939). Бил еден од организаторите на НОАВМ (1941), член на Покраинскиот воен штаб за Македонија (септември 1941), член на ГШ на НОПОМ (јуни 1942), член на ГШ на НОВ и ПОМ, политички комесар на ГШ и член на првиот состав на ЦК на КПМ (1943). Со раководството на КПГ во Солун водел преговори за воена соработка на антифашистич-

ките движења на Македонија и Грција. Бил избран за делегат на Второто заседание на АВНОЈ од Македонија, член на Иницијативниот одбор за свикување и одржување на Првото заседание на АСНОМ и член на Президиумот на АСНОМ. По Ослободувањето бил министер за внатрешни работи на НРМ, член на СИС, началник на управа во Сојузниот секретаријат за внатрешни работи и на Сојузниот секретаријат за народна одбрана. Пензиониран е во чин генерал-полковник на ЈНА.

ЛИТ.: ДАРМ - Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии". Вл. Ив.


Илија Узуноски

**УЗУНОСКИ, Илија Томов** (с. Смилево, Битолско, 10. III 1951) – машински инженер, специјалист за уметничка фотографија. По завршувањето на основното и средното образование во Битола, го завршува Машинскиот факултет во Скопје и апсолвира на постдипломските студии на Градежниот факултет. Работи како главен проектант и директор на градежна фирма во Битола. Емигрира во Австралија (1987) и го завршува Колеџот за убави уметности на Универзитетот на Нов Јужен Велс во Сиднеј, каде што и магистрира по фотографија, скулптура и ликовна уметност. Учествува на неколку самостојни изложби во Сиднеј и во Битола и на групни изложби во Кина, Австрија и Русија. Има добиено врвни признанија на државно ниво како професионален уметнички фотограф. Работи врз проектите: „Македонската уметност во Сиднеј преку портрети" (Македонците што творат во Австралија од разни области: сликари, музичари, скулптори, писатели, модни креатори и др.) и „Музиката во Сиднеј преку портрети" (познати музичари од областа на класичната музика: композитори, диригенти, оперски пејачи, инструменталисти). Бл. Р.

**УКРАИНСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Се воспоставуваат уште по покрстувањето во средниот век (998), а се развиваат и по поразот на Австрија во Австро-турската војна (1683–1699), кога значителен број Македонци со австроунгарската војска се повлекуваат во денешна Војводина и Унгарија, од каде, соочени со опасноста од покатоличување, со дозвола на руската царица Екатерина, се населуваат по текот на Днепар, кога се формира и македонски хусарски полк. Во 1900 г. во Киев, потоа и во Одеса, се формира Македонскостудентско друштво, а подоцна и Таен македонско-одрински кружок. Украина ја признава РМ на 23. VII 1993 г., а дипломатските односи се воспоставуваат на 19. XI 1996 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Украина е Владо Блажевски. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Украина во РМ е Вјачеслав Поквалски (нерезидентен, од Софија). Во војната од 2001 г. Украина ѝ помага на РМ, снабдувајќи ја со оружје и авиони. Се развива активна соработка на МАНУ со Националната академија на науките на Украина.

ЛИТ.: Александар Матковски, *Македонскиот полк во Украина*, Скопје, 1985; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.


Некрополата Уланци

**УЛАНЦИ – ГРАДСКО** – некропола и населба од крајот на бронзеното време. Лоцирани се на левиот брег на Вардар, на 1 km јужно од с. Уланци. Населбата, позната како „Столот", претставува доминантен рид заштитен со бедем од кршен камен, со неколку слоеви од живот во текот на XIII и XII в. пр. н.е., со градби од плитар. Некрополата е лоцирана на 200 m северно од населбата и е организирана во неколку групации гробови, најчесто цисти од камени плочи. Единствен ритуал на погребување е згрчената инхумација со унифицирани погребни обичаи и гробни прилози. Во културниот инвентар посебно место ѝ припаѓа на т.н. мат сликана керамика, но се присутни и некои форми на локални копии на доцномикенските садови. Металните предмети се поретки, а најзастапени се долгите бронзени игли, бронзените ножиња и формите од бронзен накит. Според инвентарот (прилози на ритуални колани од минијатурни двојни секирки), се издвојуваат две погребувања на жени-свештенички. Досега се истражени вкупно 125 гробови и сите се сместени во рамките на доцното бронзено време (XIV – XII в. пр. н.е.). Некрополата и населбата во Уланци се најсилен израз на т.н. Повардарска или Уланци група на доцното бронзено време.

ЛИТ.: Д. Митревски, *Протоисториските заедници во Македонија*, Скопје, 1997; D. Mitrevski, Prehistory in Republic of Macedonia, Tessaloniki, 2003. Др. М.


Нусрет Дишо Улку

**УЛКУ, Нусрет Дишо** (Nusret Dişo Ülkü) (Призрен, 1937) – поет, раскажувач, писател за деца, новинар, преведувач, припадник на турската националност. Новинар во в. „Бирлик" и на весникот „Тан", уредник на сп. „Севинч", „Томурџук" и Куш. Еден од составувачите на Букварот за турски јазик. Член е на ДПМ од 1967 г.

БИБЛ.: *Деца и дрвја*, 1963; *Детски раце*, 1967; *Триаголник*, 1968; *Од се понешто*, 1972; *Црниот Исмет*, 1973; *Морето и јас*, 1974; *Епопеја*, 1976; *Големи деца*, 1972; *Три мачиња*, 1992.

ЛИТ.: F. Kaya, *Yugoslavya Çağdaş Türk Antolojisi*, say. 11, İstanbul, 1992 yılı; *Македонски писатели*, Ск., 2004. А. Аго

**УЛЧАР, Јоже Јожев** (Речица, Бледско, Словенија, 4. IV 1915 – Скопје, 16. I 1967) – математичар, ред. проф. на ПМФ (1964). Дипломирал (1938) математика на Филозофскиот факултет во Љубљана. При основањето на Филозофскиот факултет во 1946 г. меѓу првите бил избран за универзитетски предавач. Држел настава на Факултетот по сите курсеви од областа на геометријата и речиси сите негови научни трудови се од таа област. Тој е автор на еден од



Јоже Улчар

првите учебници на Универзитетот за студиите по математика („Аналитичка геометрија со векторска алгебра“, Скопје, 1958) и на неколку други. Бил проректор, држел настава и на други факултети, а имал значајни активности и раководни функции во Друштвото на математичарите и во Републичкиот завод за школство.

БИБЛ.: *Елементарно-геометриски пресликувања и групен принцип во геометријата*, 1, посебно издание на Филозофскиот факултет, Скопје, 1950; *Аналитичка геометрија со векторска алгебра*, Скопје, 1958; Д. С. Митриновиќ, Ј. Улчар, П. Димиќ, И. Шапкарев, *Збирка задачи по виша математика за студенти на технички факултети*, Скопје, 1960; *Projektivna i diferencijalna geometrija – zbirka problema*, Beograd, 1969; D. S. Mitrinović, J. Ulčar: *Differential geometry*, Groningen, 1969.

ЛИТ.: „Билтен ДМФ“, кн. XVIII, 1967; *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; *ПМФ 1946–2006,* монографија, Скопје, 2006; *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, 121; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 123–124. Н. Ц.



Благоја Дрнков: Миравска невеста (1963)

**УМЕТНИЧКА ФОТОГРАФИЈА** – трајна слика со естетски квалитети, добиена со дејствувањето на светлината врз површина што е осетлива на светлината (плоча и филм), премачкани со емулзија од желатин и сребрени соли и CCD или CMOS. Латентната слика на плочата или филмот се пројавува со развивање, а пак онаа на CCD или CMOS во компјутер. Во Македонија пионери на фотографијата биле браќата М. и Ј. Манаки, а нивни следбеници се Б. Дрнков, В. Аќимовиќ, Ж. Јаневски. Терминот уметничка фотографија означува фотографија што задоволува повисоки естетски барања. Ал. Цв.



Лазар Алексиев со делови од иконостасот во текот на работата: VI и VII столб и долните зони

**УМЕТНИЧКИ ЗАНАЕТИ** – посебно усовршени занаети со уметнички вкус. Во текот на XIX в. во Македонија биле доведени до ниво на уметност. Остварувале естетски референтни реализации, најмногу во доменот на црковното градителство. Развојот на одделни дисциплини, преку кои се регистрира постоењето на уметничките занаети, придонесува за создавање локални центри преку кои се идентификуваат единичните разлики помеѓу навидум сличните производи од идентични уметнички занаети. К. Гр.

**УНГАРСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Се воспоставуваат во средниот век (ќерка на унгарскиот владетел Зејзе се мажи за синот на Самуил – престолонаследникот Гаврил Радомир), продолжуваат по Маричката битка (1371), кога синовите на кралот Волкашин, браќата на Кралот Марко, го завршуваат животот во Унгарија како благородници. Нови врски се воспоставуваат и по Карпошовото востание (1689), кога следува вториот бран иселување Македонци, што трае до крајот на XVIII в. Се развиваат и трговски и културно-просветни врски, па и Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ во


РАЗЛИЧНА

К. Пејчиновиќ: „Различна поучителна наставленија“, Будин Град (1819)

Будим ги публикуваат првите книги „Повест ради страшнаго и втораго пришествија Христова“ (1814) и „Огледало“ (1816) во Будим. Независна Македонија воспоставува дипломатски односи со Унгарија на 29. VIII 1994 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Унгарија е Огнен Малески (нерезидентен, од Виена). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Унгарија во РМ е Јанош Тот (нерезидентен, од Белград).

ЛИТ.: Стјепан Антолјак, *Средновековна Македонија,* I, Скопје, 1985; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**УНИВЕРЗИТЕТ „ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ“ – ШТИП.** Основан е со Законот за основање на државниот Универзитет „Гоце Делчев“ во Штип (март 2007). Во неговиот состав има 5 факултети, една висока стручна школа и Институт за јужни земјоделски култури – Струмица. Првата учебна година ја започна со 5.500 студенти (октомври 2007). С. Мл.

**УНИВЕРЗИТЕТ НА ЈУГОИСТОЧНА ЕВРОПА – ТЕТОВО** (октомври 2001-) – приватна унитарна институција со пет факултети (Правен факултет, Факултет за бизнис администрација, Факултет за јавна администрација, Факултет за комуникациски науки и технологии и Факултет за педагошка и методолошка обука) и две виши школи (Виша школа за англиски јазик и Виша школа за информатичка технологија). Својот зародиш го имаше во иницијативата за дискусија на високиот комесар за национални малцинства на ОБСЕ за формирање на фондација на интернационални донатори за нов универзитет во РМ (пролетта на 2000). Иницијативата беше заснована на тогашниот Законот за високо образование на РМ, според кој се дозволува основање универзитети со недржавно финансирање и предавања главно на албански јазик. От-


Универзитетот на Југоисточна Европа во Тетово

како беше направен планот (крајот на 2000), наскоро започна и изградбата (март 2001) и следуваше свеченото отворање (октомври 2001) со 900 студенти. Почетокот на работата беше овозможен со донации земјите на ОБСЕ, ЕУ и САД. Универзитетот располага со два амфитеатра, околу 50 други простории (предавални и кабинети), два компјутерски центра, библиотека и простории за станбено сместување на 450 студенти. Бројот на студентите се зголемуваше на 2.250 (октомври 2002), 3.700 (октомври 2003) и потоа на 5.200 студенти. Тоа е прв универзитет на кој главните предмети се предаваат на албански јазик. САД го помогна универзитетот и со овозможувањето на тригодишна соработка и поддршка на наставниот план и развојот на факултетите од страна на Индијана универзитетот (2004/2005 – 2007/2008), избран на конкурс. Студентите се обврзани да го изучуваат англискиот јазик, а изборно и францускиот или германскиот јазик. С. Мл.

**УНИВЕРЗИТЕТ „СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ“ – СКОПЈЕ** (24. IV 1949 -) – прв универзитет во слободна Македонија. Формиран е според донесениот Закон за универзитетот во Скопје на Народното собрание на НРМ (6. I 1946), по што е одржано Универзитетско собрание со претставниците на трите постојни факултети: Филозофскиот (основан во 1946), Медицинскиот (1947) и Земјоделско-шумарскиот факултет (1947). Како водечка високообразовна установа, сега во својот состав има 23 основни единици, сите со седиште во Скопје: 21 факултет, 5 научни институти, 4 јавни научни установи, 1 високообразовна установа и 6 други организации. Кон него припаѓаат: Архитектонскиот, Градежниот, Економскиот, Машинскиот, Медицинскиот, Педагошкиот факултет „Св. Климент Охридски“, Правниот факултет „Јустинијан Први“, Природно-математичкиот, Стоматолошкиот, Технолошко-металуршкиот, Факултетот за ветеринарна медицина, Факултетот за драмски уметности, Факултетот за електротехника и информациски технологии, Факултетот за земјоделски науки и храна, Факултетот за ликовни уметности, Факултетот за музичка уметност, Факултетот за физичка култура, Фармацевтскиот, Филозофскиот, Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ и Шумарскиот факултет. Од научните институти кон него припаѓаат: Економскиот институт, Земјоделскиот институт, Институтот за земјотресно инженерство и инженерска сеизмологија, Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања и Институтот за сточарство. Придружни членки се јавните научни установи: Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Институтот за македонска литература, Институтот за национална историја и Институтот за фолклор „Марко Цепенков“. Кон Универзитетот припаѓаат и високообразовната установа Православен богословски факултет „Св. Климент Охридски“, како и организациите: Академското културно-уметничко друштво „Мирче Ацев“, Државниот студентски центар „Скопје“, Државниот студентски дом „Пелагонија“, Државниот студентски дом „Томе Стефановски-Сениќ“, Заводот за испитување на материјали и развој на нови технологии „Скопје“ и Јавната здравствена организација Здравствена станица на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“. Освен нив, како внатрешни организациони единици на Универзитетот постојат и: Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура, Македонската академска истражувачка мрежа МАРНет, Универзитетскиот компјутерски центар и интегрираниот Универзитетски информативен систем, Универзитетската поликлиника, Конгресниот центар – Охрид, Центарот за јазици и обука, Универзитетското радио, Универзитетскиот културен центар и Универзитетскиот спортски центар. Универзитетот има свој грб (го симболизира раѓањето на првата писменост кај словенските народи преку ликовите на Св. Кирил и Методиј), знаме (бело, со правоаголна форма, со грбот во средината и со натпис во долниот дел ACADEMIA FLOREAT) и химна (Свечена песна за браќата Св. Кирил и Ме-


Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје


Студенти на Правниот факултет во Скопје

тодиј, со музика и текст на Таки Хрисик). На него дипломирале над 126.000 студенти, над 5.300 лица специјализирале и магистрирале, а се одбранети и над 2.700 докторски дисертации од разните наставно-научни области. Моментно на него студираат над 50.000 студенти од РМ и над 700 студенти од странство, со над 2.700 професори, научни и други соработници во наставно-образовната и во научната дејност.

ЛИТ.: *Универзитет „Св. Кирил и Методиј" Скопје 1949-1999,* Скопје, 1999; *Статут на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје,* Скопје, декември 2008. С. Мл.

**УНИВЕРЗИТЕТ „СВ. КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ"** (Битола, 25. IV 1979) – втор македонски универзитет, по Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје, основан како Битолски универзитет. При основањето опфаќал осум високошколски и научни ин-


Универзитетот „Св. Климент Охридски" во Битола

ституции од подрачјето на југозападниот дел на СРМ: Правниот и Техничкиот факултет, Вишата земјоделска школа и Педагошката академија во Битола, Економскиот факултет и Институтот за тутун во Прилеп, Факултетот за туризам и угостителство и Хидробиолошкиот завод во Охрид. Подоцна кон него се приклучиле и Институтот за старословенска култура во Прилеп (1985) и Вишата медицинска школа (1988). По преименувањето во Универзитет „Св. Климент Охридски" (1993), се здобил и со други членки: Факултетот за учители и воспитувачи (1995) и Биотехничкиот факултет (од 1999). Има значаен придонес за побрзиот научен, општествен и стопански развиток на југозападниот дел на РМ.

ЛИТ.: Битола, Битола, 1985, 87–88. С. Мл.

**УНИВЕРЗИТЕТИ ВО МАКЕДОНИЈА** – високообразовни и научни установи со особено значење за македонското општество, науката, културата и уметностите. Нивниот развој започнува по ослободувањето на Македонија и воспоставувањето на државноста. Во Македонија работат 6 универзитети, четири државни и два приватни. Државни универзитети се: Универзитет „Св. Кирил и Методиј" – Скопје (1946); Универзитет „Св. Климент Охридски" – Битола (1979), Тетовски државен универзитет – Тетово (2004) и Универзитет „Гоце Делчев" – Штип (2007); приватни: Универзитет на Југоисточна Европа – Тетово (2001) и Европски универзитет „Република Македонија" – Скопје (2005), а во последно време и поголем број нови приватни универзитетски институции. Универзитетот го сочинуваат факултети и научни институции. Во државните универзитети, факултетите и научните институти имаат својство на правно лице, а кај приватните, правно лице е само универзитетот. Раководни органи на универзитетот се: сенат, ректорска управа и ректор (со проректори), а на факултетот: наставно-научен совет, факултетска управа и декан (со продекани). Државните универзитети финансиски ги помага државата, додека приватните се со самофинансирање.

На сите универзитети студиите се организирани на две нивоа: додипломски и постдипломски студии. Додипломските студии траат од 3 до 5 (медицина 6) години и завршуваат со изработка на дипломска работа. Постдипломските се организирани како специјалистички (1 год.), магистерски (2 год.) и докторски (3 год.) студии.

Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" е прв македонски универзитет, основан во 1946 г. во Скопје, со отворањето на (в.) *Филозофскиот факултет.* Официјализиран е со Закон за Универзитетот во Скопје (1949), со кој дотогашните релативно самостојни факултети: Филозофскиот (1946), Земјоделско-шумарскиот (1947) и Медицинскиот (1947) се обединети во Универзитет како „највисока научно-воспитна установа во НРМ". Со Одлука на Универзитетскиот совет (април 1969) првиот македонски универзитет го добива името Универзитет „Кирил и Методиј", а со нова одлука (ноември 1992) – денешното име *Универзитет „Св. Кирил и Методиј" – Скопје* (в.). Брзо се развива и станува средиште на развојот на науката, културата, уметностите и на образованието на високостручни кадри. На Универзитетот се остваруваат над 150 студиски програми во додипломските студии, како и голем број програми во постдипломските (специјалистички и магистерски) студии.

Универзитетот „Св. Климент Охридски" во Битола е формиран во 1979 г. (името го добива во 1994). На овој универзитет студираат околу 15.000 студенти.

Државниот универзитет во Тетово ја има следната организациска структура: Природно-математички факултет, Факултет за хуманистички науки и уметност, Правен факултет, Економски факултет, Центар за политехнички студии и Центар за студии за високо стручно образование за медицински сестри. Работи од 1994 г., но официјално е признат и озаконет во 2004 г.

За дисперзија на високото школство во РМ во 2007 г. е формиран и *Универзитет „Гоце Делчев" – Штип* (в.).

Приватниот Универзитет на Југоисточна Европа во Тетово е основан со помош на меѓународната заедница во 2001 г. Универзитетот е унитарна институција со 5 факултети: Правен, Бизнис администрација, Јавна администрација, Комуникациски науки и технологии и Педагошки факултет (Факултет за обука на наставници). Наставата се изведува на албански, на македонски и на англиски јазик. На овој универзитет студираат околу 5.000 студенти.

Приватниот Европски универзитет „Република Македонија" во Скопје со акредитација за работа се здоби во 2005 г. За кординација, соработка и успешно извршу-

вање на дејноста, универзитетите во РМ и приватните високошколски установи што не се во состав на универзитет, формираат Интеруниверзитетска конференција (в. *Високо образование во Македонија*).

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

**УНИВЕРЗИТЕТСКИ ЦЕНТАР ЗА МАТЕМАТИЧКО-ТЕХНИЧКИ НАУКИ (УЦМТН)** – организациона единица на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ формирана во текот на реформата на Универзитетот во 1976 г. Во него членувале: Архитектонскиот факултет, Вишата техничка школа во Битола, Градежниот факултет, Електротехничкиот



Лабораторијата на ИЗИИС

факултет, ИЗИИС, Математичкиот факултет, Машинскиот факултет, Технолошкиот факултет, Факултетот за металургија и рударство, Факултетот за физика и Хемискиот факултет. УЦМТН и другите универзитетски центри требало да претставуваат основа за оформување модерен универзитет, со концентрирање, според матичноста, на сите универзитетски кадри од дадена област во ист факултет. Иако имало позитивни резултати, реформата не била доследно спроведена, а универзитетските центри престанале да постојат во 1985 г.

ЛИТ.: *Самоуправна преобразба на Универзитетот „Кирил и Методиј“*, Скопје, 1978. Б. Ш.

**УНИВЕРЗИТЕТСКИОТ СПОРТ ВО МАКЕДОНИЈА.** Се јавува на Филозофскиот факултет во Скопје со формирањето на Југословенски шаховски клуб, Здружение на студенти – планинари и Југословенски aероклуб (1935). Подоцна било формирано и Академско спортско здружение со неколку секции (1938). По Ослободувањето квалитетните спортски активности се одвиваат во Академското спортско друштво „Студент“ во Скопје (од 1945), со повеќе спортски клубови во него. Со основањето на Универзитетот во Скопје (1949), бил формиран Студентски спортски одбор, кој прераснува во Спортски сојуз на Универзитетот „Св. Кирил и Ме-



Натпревар на Универзитетската лига во кошарка (1999)

тодиј“. Тој водел грижа и ги организирал спортските и спортско-рекреативните активности на студентите. Со основањето на Универзитетот во Битола бил формиран и Спортскиот сојуз на Универзитетот „Климент Охридски“. Овие сојузи се здружени во Универзитетски спортски сојуз на Македонија (УССМ), сега Федерација (од 2002). УССМ беше член на Универзитетскиот спортски сојуз на Југославија (до 1992), а потоа на Меѓународната студентска спортска федерација (од 1993).

ЛИТ.: Даринка Пачемска, *Активноста на напредните студенти во спортските друштва на Филозофскиот факултет во Скопје од 1935 до 1941 година,* „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија“, Скопје, 1981, 49–57; Душан Станимировиќ, *Спортските активности на студентите на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје.* Физичка култура, Скопје, 1995, 50–52. Д. С.



Слободан Унковски

**УНКОВСКИ, Слободан** (Скопје, 17. VIII 1948) – режисер. Завршил Театарска академија во Белград, Отсек за режија (1971). Во Драмскиот театар во Скопје работел како драматург и режисер од 1971 г. Од 1990 г. станал редовен професор на ФДУ во Скопје, каде што води класа за театарска режија. Предавал на Отсекот за драма на постдипломските студии по режија на Бруклинскиот колеџ (1987–1988) и на постидпломските студии по режија и актерска игра на Институтот на напредна театарска обука на Харвардскиот универзитет (1988–1989), САД. Бил министер за култура во Владата на Македонија. Има неколку значајни телевизиски режии: „Сослушување на железничарот“; „Подарок“; „Наши години“; „Бушава азбука“ и др.

РЕЖИИ (дома): „Јане Задрогаз“, „Хамлет“, „Ослободување на Скопје“, „Диво месо“, „Хрватски Фауст“, „Среќна Нова ’49“; „Ништо без Трифолио“, „Јас, Клаудиј“, „Тетовирани души“, „Од другата страна“, „Поблиску“, „Зимска бајка“, „Црнила“, „Демонот од Дебар маало“; режии и во странство: „Тетовирани души“ (Москва), „Кавкаски круг со креда“ и „Зимска бајка“ (Кембриџ, Велика Британија), „Буре барут“ (Белград), „Театарски илузии“; „Пергинт“; „Дванаесеттата ноќ“ (Љубљана), „Магбет“ (Атина), „Тетовирани души“ (Белград) и др. Р. Ст.




Хидрометеоролошка мерна станица во Скопје

**УПРАВА ЗА ХИДРОМЕТЕОРОЛОШКИ РАБОТИ** – дел на Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство. Службата постои од 1947 г. и има задача да ги следи процесите во атмосферата, во водните текови и општо квалитетот на животната средина, да прави прогнози и да обезбедува информации за населението. За таа цел во РМ постојат неколку десетици станици за постојано набљудување. Податоците се обработуваат со современи методи базирани на комплексни нумерички програми и постојана меѓународна размена на информации. Од 1993 г. РМ е членка на Светската метеоролошка организација. В. Ур.



Никифор Уран во воен поход (минијатура според Скилица, XI в.)

**УРАН, Никифор** (X – XI в.) – византиски војсководец, победник над Самуил (996). По бегството од заробеништво во Багдад, од Василиј II бил назначен за доместик на Западот, потоа и за дукс во Солун (996). Ја вратил Лариса и го поразил Самуил кај р. Сперхеј (летото 996), по што триумфално се вратил во Цариград.

ЛИТ.: С. Антољак, *Самуиловата држава. Средновековна Македонија*, I, Скопје, 1986. Б. Петр.

**УРБАН, св.** (I в.) – еден од 70-те апостоли, Македонец, се спомнува во Библијата (Рим. 16, 9) како соработник на апостолите Андреј и Павле. Бил архиереј во Македонија, поставен од апостол Андреј, според свети Димитриј Ростовски. Тој пострадал маченички; се празнува на 13 ноември.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Послание на светиот апостол Павле до Римјаните*, Скопје, 2005; *Свето писмо на Стариот и на Новиот завет*, Лондон, 1990. Рат. Гр.

**УРБАНА СРЕДИНА** – претставува дел од животната средина, која човекот потполно ја изменил со објектите што ги изградил и ги гради (згради, патишта, улици, производни погони, културни центри, здравствени и образовни институции и др.), со кои наполно се изменети хидротермичките услови на животната средина. Затоа урбаната средина, според начинот на својата егзистенција, преставува хетеротрофен систем, кој има потреба од дотур на егзогена енергија, неопходна за транспорт на материјали, за движење на сообраќајни средства, за работа на уредите вградени во домаќинствата, за производните погони, за лифтовите во многукатните згради. За животот на граѓаните во урбаната средина потребна е и ендогена енергија. На овој простор се создаваат огромни количини отпадни материи што се испуштаат од согорувањата на течните, цврстите и гасните енергенти, а од искористувањето на ендогената енергија огромни количини на цврст комунален смет што треба секојдневно да се отстранува од урбаната средина. Љ. Гр.



Александар Урдаревски-Станко

**УРДАРЕВСКИ-СТАНКО, Александар** (с. Чучер, Скопско, 1920 – Градец, Косово, 1. II 1943) – учесник во НОБ. Завршил средно земјоделско училиште во Неготин и студирал на Земјоделскиот факултет во Белград. Бил член на СКОЈ (1938) и на КПЈ (1939). По Априлската војна се вратил во Македонија, се поврзал со организацијата на КПЈ во Скопје и работел на организирањето на НОД во Скопско. Бил борец во првиот Скопски НОПО (1941), заменик командант на одред (1942) и командант на Македонско-косовскиот НОПО (1943). Загинал во борба со здружени италијанско-албански сили. Прогласен е за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1970. Вл. Ив.



Киро Урдин

**УРДИН, Киро** (Струмица, 12. V 1945) – сликар, член на МАНУ надвор од работниот состав. Живее во Франција. Дипломирал на Академијата за филм во Париз (1977). Мошне активен како сликар и филмски работник во повеќе земји во светот. Се определува за поетско толкување на појавите. Изразот е експресионистички со спонтани премини од апстракција кон фигурација (Огнен бик, 1988; Севилја, 1991; Метаморфоза, 1992). За филмот „Планетариум“ добил престижна американска награда во Лос Анџелес (2005). С. Аб.-Д.



Киро Урдин: „Кинески ѕид“ (1998)



Кочо Урдин

**УРДИН, Кочо** (Струмица, 4. VII 1930 – Скопје, 27. VI 2008) – општественик и културен деец, раскажувач, романсиер, драмски писател и публицист. Првин студирал книжевност во Белград и во Скопје, а потоа дипломирал на Високата школа за политички науки во Белград. Бил директор на Народниот театар „Антон Панов“ во Струмица и основач на Работничкиот универзитет, на Ликовната галерија, на Интернационалната ликовна колонија и на Музејот на Струмица. Бил член на ДПМ (од 1962). Подоцна преминал на работа во Извршниот совет на СРМ во Скопје.

БИБЛ.: *Струмица се бори*, Скопје, 1954 (хроника); *Смеа низ сокаците*, Скопје, 1960 (хумористични раскази); *Љубов зад решетки*, Скопје, 1961 (хроника); *Смелата дружина*, Скопје, 1971 (роман за деца); *Благој Мучето*, Скопје, 1975 (монографија); *Афоризми*, Скопје, 1975; *И кога*

*мислиш, размислувај,* Скопје, 2000 (афоризми); *Драми (Во виорот на страста, Мистериозна ламја, Диви и Дамка)*, Скопје, 2000. С. Мл.


Ѓорги Урдов

**УРДОВ, Ѓорги (Џоџо)** (Воден, Егејскиот дел на Македонија, 1914 – Пиерија, 21. VI 1947) – припадник на македонското и на грчкото комунистичко движење. Бил член на КПГ, учесник во Антифашистичкиот отпор (1941), организационен секретар на КПГ за Воденско (1942) и член на Обласниот комитет на КПГ за Македонија и Тракија (1943). Бил на раководни должности во Македонското националноослободително движење (НОД): во 1944 г. бил политички комесар на Воденскиот баталјон, во 1945 бил избран за член на раководството на НОФ во Егејскиот дел на Македонија, а во 1947 г. за член на Штабот на ДАГ за Централна и Западна (Егејски дел на) Македонија. Загинал во борба со грчката војска.

ЛИТ.: Т. Мамуровски, *Светли ликови од Егејска Македонија (1945–1949)*, Скопје, 1987. Ст. Кис.

**УРЕДУВАЊЕ НА ШУМИТЕ** – трајно водење и планирање на стопанисувањето со шумите; во поширока смисла, приспособување (организирање) на шумското производство за потребите на општеството. Со текот на времето се менувале потребите на општеството, а со тоа се менувале и методите за уредување на шумите, соодветно на намените за кои се користеле (лов, производство на огревно и градежно дрво и за индустриска и хемиска преработка, заштита и регулирање на водите и водотеците, спречување на ерозијата, како и санитарно, естетското и рекреативно дејство на шумите). Модерното уредување на шумите настојува да ги искористи многукратните општокорисни функции на шумите, истовремено усогласувајќи ги на физичкиот, економскиот и социјалниот критериум („Multiple use, multiple benefits“, Seatle, USA, 1960). Стручното уредување на шумите во Средна Европа започнало уште во доцниот среден век, а денес е усовршено и проширено низ целиот свет. Имајќи го предвид значењето на шумите, нашата земја го има регулирано нивното уредување со закон во кој изработката на Општиот и на посебните планови за стопанисување со шумите е задолжителна обврска за субјектите што стопанисуваат со нив. Ал. Анд.


Антон Урлих

**УРЛИХ, Антон** (Загреб, 24. IX 1902 – Загреб, 27. III 1998) – архитект, вонреден професор на Техничкиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот оддел при Уметничката академија во Виена (1927). Од 1949 до 1953 г. живее и работи во Скопје. Го предава предметот Проектирање станбени и општествени згради. Се занимава со архитектонско проектирање и учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Во периодот на неговата професионална дејност во Македонија реализирал повеќе објекти: Работничкото одморалиште во Отешево (1948); студентскиот комплекс „Стив Наумов“ во Скопје (1949); пекарници во Скопје (1951); бањата во Битола (1952). По заминувањето од Македонија во Загреб водел проектантско биро. Реализирал повеќе од 50 објекти. Кр. Т.


Уров

**УРОВ** (Vicia ervilia Wild.; Ervum ervilia L.) – едногодишна мешункеста култура од фам. Fabaceae. Во минатото оваа култура била една од најраспространетите фуражни култури во РМ, а во некои реони и единствена. Зрното се употребувало како концентрат за добитокот. Се користат зрното и целото растение. Има кратка вегетација (90–100 дена). Се користи и како додаток во кафе. П. Ив.

**УРОШЕВИЌ, Атанасие** (Гнилане, 14. X 1898 – Белград, 16. X 1992) – унив. професор, географ. Средно образование завршил во Скопје, каде што и дипломирал на Филозофскиот факултет, на Географско-етнолошката група. Докторирал во Белград (1929), а потоа бил избран за доцент на Групата географија на Филозофскиот факултет во Скопје. Втората светска војна ја минал како воен заробеник во Германија. Во 1946 г. е поканет од Владата на НРМ да премине на штотуку основаниот Филозофски факултет во Скопје како вонреден професор. Го основал Географскиот институт и бил негов раководител сѐ до пензионирањето (1964). Предавал Физичка географија и Картографија, а за овие предмети објавил и учебници. Од 1964 до 1968 г. е професор на Универзитетот во Приштина, каде што ја основал Катедрата за географија. Потоа се преселил во Белград и таму е директор на Етнографскиот институт при САНУ (1971–1973). Избран е за дописен член на САНУ (1963), а потоа за редовен член (1978). Тој е основач на Географското друштво на Македонија и негов долгогодишен претседател. Има објавено повеќе од 100 научни и стручни труда. Најголем дел од нив се од обласга на антропогеографијата и се посветени на Косово и Метохија.


Атанасие Урошевиќ

БИБЛ.: *Куманово*, „Годишен зборник на ФФ“, кн. 2. Скопје, 1959: *Охрид*, Посебно издание на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, кн. 8. Скопје, 1957; *Скопје*, „Географски хоризонт“, IV, 4, Загреб, 1958. Ал. Ст.

**УРОШЕВИЌ, Влада** (Скопје, 17. X 1934) – поет, раскажувач, романсиер, книжевен и ликовен критичар, есеист, антологичар, преведувач, универзитетски професор. Дописен член е на меѓународната „Академија Маларме“ во Париз и



Влада Урошевиќ

редовен член на Европската поетска академија со седиште во Луксембург. Член е на МАНУ, на Македонскиот ПЕН-центар и на ДПМ (од 1961). Се јавува како пасиониран истражувач на противречната феноменологија на литературната и научната фантастика, на митолошките системи на минатото и денешнината, на ирационализмите од онирички доживувања присутни во модерниот и постмодерниот поетски и раскажувачки дискурс, почнувајќи од книгата „Мрежа за неуловливото“ (1980), преку „Нишката на Аријадна“ (1985) и „Демони и галаксии“ (1988), па сѐ до „Астролаб“ (2000). Затоа и како автор израснува во поет и раскажувач на фантастичното, ониричкото, надреалното. Дебитира со стихозбирката „Еден друг град“ (1959). Првиот негов роман го носи насловот „Вкусот на праските“ (1965), а првата негова збирка раскази „Знаци“ (1969). Урошевиќ ја претставува најкомпетентно т.н. трета генерација македонски поети преку антологискиот избор „Црниот бик на летото“ (1963), а потоа и со есеи и критики собрани под наслов „Врсници“ (1971).

ДЕЛА: *Еден друг град* (поезија, 1959), *Невиделица* (поезија, 1962), *Вкусот на праските* (роман, 1965), *Манекен во пејзажот* (поезија, 1967), *Летен дожд* (поезија, 1967), *Знаци* (раскази, 1969), *Врсници* (критики и есеи, 1971), *Ноќниот пајтон* (раскази, 1972), *Ѕвездена терезија* (поезија, 1973), *Нуркачко ѕвоно* (поезија, 1975), *Сонувачот и празнината* (поезија, 1979), *Мрежа на неуловливото* (критики и есеи, 1980), *Лов на еднорози* (раскази, 1983), *Компасот на сонот* (поезија, 1984), *Нишката на Аријадна* (критики и есеи, 1985), *Хипнополис* (поезија, 1986), *Подземна палата* (есеи, 1987), *Демони и галаксии* (студија, 1988), *Панична планета* (поезија, 1989), *Алдебаран* (записи и патописи, 1991), *Митската оска на светот* (критики и есеи, 1993), *Ризиците на занаетот* (поезија, 1993), *Мојата роднина Емилија* (роман, 1994), *Паники* (поезија, 1995), *Дворскиот поет во апарат за летање* (роман, 1996), *Париски приказни* (записи и патописи, 1997), *Астролаб* (критики и есеи, 2000), *Дива лига* (роман, 2000); антологии: *Француска поезија – XX век* (1972), *Црна кула* (1976), *Современа македонска поезија* (на српскохрватски јазик, 1978), *Космос в амбар* (на холандски јазик, 1980), *Кула* (на узбечки јазик, 1981), *Големата авантура: францускиот надреализам* (1993), *Шуми под море* (кратката прозна форма во француската литература, 1994), *Златна книга на француската поезија* (1996), *Седум француски поети* (2001). *Избрани дела* (2004),

ЛИТ: Лидија Капушевска-Дракулевска, *Во лавиринтите на фантастиката (Фантастичниот расказ во македонската литература)* (1998); Лорета Георгиевска-Јаковлева, *Фантастиката и македонскиот роман* (2001); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952–2000* (2002); Лидија Капушевска-Дракулевска, *Поетика на несознајното* (2002); Истата, *Поетика на изненадувањето* (2003); Владимир Јанковски, *„Огледало на загатката“ (Разговори со Влада Урошевиќ)*, (2003); Блаже Конески, *„Меѓу јавето и сонот“*. Поговор кон книгата на Влада Урошевиќ, „Панична планета“, (1989); Веле Смилевски, *„Поетика на сонот“* (1988) В. М.-Ч.



Виктор Урумов

**УРУМОВ, Виктор** (Белград, 9. I 1946) – физичар, ред. проф. (1989) на ПМФ. Дипломирал (1969) на Московскиот државен универзутет. Магистрирал (1971) и докторирал (1973) на Универзитетот во Манчестер со тема за статистичката механика на полиелектролитните раствори. Објавувал трудови за точно решивите Изингови модели, универзалните константи кај еднодимензионалните пресликувања, образованието по физика и нејзината популаризација. Држел настава (главно од теориската физика и применетата математика) на универзитетите во Скопје, Битола, Приштина, Гејнсвил (Флорида), Сиди-бел-Абес и Оран во Алжир. Објавил учебник „Математичка физика“. Освоил прва, односно втора награда на југословенскиот натпревар по математика и на Меѓународната олимпијада по математика (1964). Бил декан на Факултетот за физика (1983–1985). Тој е член на Извршниот комитет на Европското друштво на физичари (2006).

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје 1946–1996*, Скопје, 1996, 173; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 184. Бл. П.

**УРУМОВА, Епса Димкова** (Велес 14. X 1922) – спец. по патолошка анатомија (1955), редовен проф. на Мед. ф. (од 1974). Студирала медицина во Белград и во Софија, каде што и дипломирала (1948). Хабилитирала со трудот за Pneumocystis Carinii (1959). Се усовршувала во Загреб, Дизелдорф, Келн и Базел, а за судска медицина во центрите во Љубљана, Загреб и Белград. Изведувала настава по патологија на новоформираниот Мед. ф. во Ниш. Директор на Институтот за патолошка анатомија и шеф на Катедрата (1972–1981). Вовела експериментална патологија на очното јаболко, примена на диференцијални боења за специфични ткива во светлосната микроскопија и клиничко-патолошките научни конфронтации. Публикувала над 100 труда. Била претседател на Друштвото на патолозите на Југославија и го организирала IV конгрес на патолозите на Југославија (1983).



Е. Урумова: Декеровата барака во која е одржан првиот академски час на Медицинскиот факултет во Скопје

ИЗВ.: *Билтен УКИМ*, бр. 215. К. К.-П.

**УСАОЈ** (Обединет сојуз на антифашистичката младина на Југославија) – масовна организација на млади од окупираните југословенски краишта обединета на Првиот конгрес на антифашистичката младина (Бихаќ, 27–29. XII 1942). Целта била да се создаде политичко единство и револуционерна свест кај младите во Југославија. На Вториот конгрес (Дрвар, 2–5. V 1944), се консолидира организациски, а на Третиот конгрес (Загреб, 11–16. V 1946) го сменила името во Народна младина на Југославија. Македонски претставници зеле учество само на Третиот конгрес.

ЛИТ.: *Мала енциклопедија Просвета – Општа енциклопедија*, друго издање, II, М–Ш, Београд. Н. В.



Рина Усикова

**УСИКОВА, Рина Павловна** (Москва, 11. III 1933) – лингвист, славист, македонист, преведувач, лексикограф, почесен доктор на

Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ и член на МАНУ од надворешниот состав. Основно и средно образование завршила во Москва. Студирала словенска филологија и македонски јазик на Московскиот државен универзитет, а од 1957 г. работи како асистент и предавач на Катедрата за словенски јазици при Филолошкиот факултет во Москва. Била шеф на Меѓуфакултетската катедра за словенски јазици (1971) и раководител на Групата за македонски јазик при Славистичката катедра (1971). Кандидатската дисертација „Морфология имени существительного и глагола в современном македонском литературном язике“ (1965) е објавена и во Скопје, од Институтот за македонски јазик. Во 2005 г. ја одбранила докторската дисертација на Филолошкиот факултет при Московскиот државен универзитет во Москва. Усикова е еден од најистакнатите ученици на проф. С. Б. Бернштејн, а предмет на нејзината научна дејност е македонскиот јазик. Посебен придонес има во анализата на глаголскиот систем на македонскиот јазик. Автор е на повеќе учебници за македонскиот јазик, како и на првата „Грамматика македонского литературного языка“ (Москва, 2003). Голема заслуга има во организирањето на наставата по македонски јазик на Московскиот државен универзитет, а работела и како професор на Филолошкиот факултет во Скопје. Била раководител и еден од авторите на проектот „Македонско-руски речник“ (Скопје, 1997).

БИБЛ.: *Морфологија имени существительного и глагола в современном македонском языке,* Скопје, 1967; *Македонский язык. Славянские языки,* Москва, 1977, 333-374; *Македонско-руски речник. Македонско-руский словарь* (редактор Рина Усикова, составувачи: Рина Усикова, Зоја Шанова, Марина Поварницина, Елена Верижникова), Скопје, 1997; *Македонский язык. Основы балканского языкознания,* Санкт Петербург, 1998, 156-188; *Македонско-руский словарь. Македонско-руски речник* (ред.: Рина Усикова, Елена Верижникова; составувачи: Рина Усикова, Зоја Шанова, Марина Поварницина, Елена Верижникова), Москва, 2003; *Грамматика македонского литературного языка,* Москва, 2003; *Македонский язык. Языки мира. Славянские языки,* Москва, 2005; *Современны македонский язык как предмет славяноведения и балканистики,* Скопје, 2008.

ЛИТ.: *На проф. Рина Павловна Усикова по повод нејзината 70-годишнина*, Славистички студии, Скопје, 1992. Г. Цв.


Сателитска снимка на рудникот за цементен лапорец „Усје“, Скопје

**УСЈЕ** – рудник за цементен лапорец што се наоѓа во атарот на селото Усје, Скопско. Лапорецот е лоциран во миоценски седименти што се широко распространети помеѓу Маркова Река и југоисточните падини на ридот Водно. Миоценот, литолошки е претставен со конгломерати и песочници, лапоровити глини, лапорци. Преку миоценските седименти постепено се таложени седименти со плиоценска старост претставени со песочници, песоци и песокливи глини. Варовничките лапорци, лапорците и глиновитите лапорци имаат масивна и банковита градба или пак се јавуваат во слоеви. По боја се жолтеникави, сиви, сивозелени до темно сиви, а бојата зависи од содржината на карбонатната, глиновитата и песокливата материја.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005. Т. Сер.

**УСКАНА** – најголем град на Пенестите, едно од племињата во Горна Дасаретија. Се наоѓал недалеку од Лихнид (Охрид), на три дена одење од Стибера (Чепигово). Речиси со сигурност може да се локализира кај Кичево.

ИЗВ.: Titi Livi, *Ab urbe condita libri,* Lipsiae, 1906.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957. К. М.-Р.

**„УСПЕНИЕ НА СВ. БОГОРОДИЦА“ (Манастир Трескавец)** – манастирска црква изградена под Златоврв, на околу 10 km од Прилеп. Комплекс од повеќе градби настанати во различни временски периоди. Денешната црква има форма на еднокорабна градба,


Црквата „Успение на Света Богородица“, Златоврв, Прилепско

расчленета во неколку травеи, со петострана олтарна апсида од надворешната страна. Над централниот дел се извишува купола. На јужната страна првобитно се наоѓала кула-пирг, со приземна капела, од која е зачуван само западниот ѕид, со фреско-насликаните портрети на ктиторите. Во XIV в. од западната страна бил дограден простор со калота, од северната страна бил изграден параклис, а од западната и од јужната страна голема припрата, над која се надвишуваат две кубиња. Фрескоживописот во комплексот од повеќе градби потекнува од различни временски периоди. Со средствата на цар Душан (1334– 1343) биле насликани сцени со илустрации на Календарот (јануари, март, април, јуни, август), проследени со текстови на стиховите од познатиот поет Христифор од Метилена (XI в.). Кон средината на XIV в., со средства на тепчијата Градислав, била доградена јужната капела, која денес во целина не постои. На делумно зачуваниот западен ѕид останале портретите на ктиторот Градислав и неговата жена. Во 1431 г. во нишата над јужната врата што води во наосот била насликана фреско-икона со ликот на Богородица. Наосот на црквата е живописан кон крајот на XV в. Авторот, кој не е познат, сликајќи ги фигурите од првата зона во цел раст, се трудел да ги претстави во богато украсени благороднички облеки, со раскошни капи на главите. Во 80-тите години на XVI в. била обновена и живописана олтарната апсида (средствата за таа цел ги обезбедил Стојан Хрнчев), а во 1849 г. крушевските зографи ги сликале слепата калота и западниот ѕид на наосот. Во манастирскиот комплекс се наоѓа старата трпезарија со делумно зачувани оригинални камени маси и клупи.

ЛИТ.: Й. Ивановъ, *Български старини изъ Македония*, София, 1931; В. Петковић, *Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа*, Београд, 1950; В. J. Ђурић, *Византијске фреске у Југославији*, Београд, 1974; Б. Бабиќ, *Културно богатство на Прилеп од V до XIX в.*, Белград, 1976. К. Б.

**„УСПЕНИЕ НА СВ. БОГОРОДИЦА“ –** црква во Крушево. Голема трикорабна базилика со купола врз осмостран тамбур. Градена е во 1867 г. од кршен и од приделкан камен со малтер. Ѕидните слики се дело на локални зографски работилници. Иконите на иконостасот се дело на познатиот и талентиран крушевски зограф Никола Михаилов, како и на зографот Атанас со синовите и на зографот Станко Рензе, од познатото зографско семејство Рензовци – Зографовци.



Црквата „Успение на Св. Богородица“, Крушево

ЛИТ.: К. Томовски, *Историја на Крушево и Крушевско*, III, гл. V–1, Крушево, 1978; К. Балабанов, *Историја на Крушево и Крушевско,* III, гл. V–2, Крушево, 1978; К. Balabanov , *Blago na putevima Jugoslavije*, Beograd, 1983. К. Б.

се дело на Никола Дамјанов. Големите престолни икони за копаничарски изработениот иконостас биле дело на зографот Станислав Доспевски од Самоков, работени во периодот 1861– 1866 г. Во 1972 г. катот на храмот е адаптиран во Галерија на икони собрани од повеќе цркви од Источна Македонија. Најстарите потекнуваат од XVI в., а најголемиот дел од нив се дела на зографите што работеле во XIX и во првите децении на XX в.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип*, Штип, 1972; К. Балабанов – А. Николовски – Д. Ќорнаков, *Споменици на културата на Македонија*, Скопје, 1980. К. Б.



Црквата „Успение на Св. Богородица“, Ново Село, Штип

**„УСПЕНИЕ НА СВ. БОГОРОДИЦА“ –** црква во Ново Село (Штип). Голема трикорабна базилика со галерии на катот од западната, источната и од северната страна. Градена од делкан камен, употребен за основните странични ѕидови, апсидата и за тремот, и од дрвена граѓа за обликување на столбовите, сводовите, покривот и куполите. Овој импозантен црковен објект е дело на познатиот македонски градител Андреј Дамјанов, од родот Рензовци, кој потекнува од малореканското село Тресонче. Базиликата се градела неколку години, почнувајќи од 1835–36 г., а била завршена во 1850 г. Со својата градителска, зографска и копаничарска тајфа, составена од членови на неговото потесно семејство, Андреј Дамјанов гради повеќе големи цркви не само на почвата на Македонија, туку и во Србија и во Босна. Неговиот брат Ѓорѓи Дамјанов ги слика ѕидните слики на поединечните светители и композициите, додека големиот копаничарски изработен иконостас, балдахинот во олтарниот простор, владичкиот стол и царските двери во црквата

**„УСПЕНИЕ НА СВ. БОГОРОДИЦА“ –** црква позната од историски извор што го дава зографот Теодосија од Велес. Тој изработил икона (1813) и ѝ ја подарил на старата црква посветена на Успението на св. Богородица, која се наоѓала во Ново Село (Штип) сѐ додека на нејзино место не била изградена новата голема базилика. Живописот за старата црква го работел зографот Теодосија од Велес.

ЛИТ.: К. Балабанов, *Постојана галерија на икони во црквата „Успение на св. Богородица“ во Ново Село – Штип*, Штип, 1972; истиот, *Галерија на икони*, Штип, 1988. К. Б.

**УСТАВ НА МАКЕДОНСКАТА ЛИГА ЗА ДРЖАВНОТО УРЕДУВАЊЕ НА МАКЕДОНИЈА** – документ на Македонската лига донесен на пл. Пирин (1880). Содржи преамбула и нормативен текст од 103 члена. Нормативниот текст е поделен на 13 оддели. Првиот ги определува границите, населението и општите карактеристики на македонската држава. Вториот ја утврдува положбата на шефот на државата и го определува Солун како главен град на

Македонија. Третиот содржи одредби за административно-управната власт во Македонија, односно одредби за Владата на Македонија. Четвртиот ја регулира административно-територијалната поделба и управа на Македонија. Петтиот ја регулира законодавната власт. Шестиот содржи одредби за органите за безбедност и за правосудството. Седмиот опфаќа одредби за војската. Осмиот содржи одредби за просветата. Деветтиот ја регулира положбата на црквата. Десеттиот содржи одредби за финансиите. Единаесеттиот ги регулира аграрните односи, земјоделството, занаетчиството и трговијата. Дванаесеттиот ги регулира меѓународните односи. Тринаесеттиот оддел содржи завршни одредби. Овој устав содржи концепт за мултиетничка или плуринационална македонска држава.

ЛИТ.: Славко Димевски, Владо Поповски, Светомир Шкариќ и Михајло Апостолски, *Македонска лиīа и Усшавош за државно уредување на Македонија 1880*, Скопје, 1985. Св. Ш.



Устав на Македонската православна црква (1995)

**УСТАВ НА МАКЕДОНСКАТА ПРАВОСЛАВНА ЦРКВА** – црковно-правен акт со кој се утврдени статусот, внатрешното уредување, структурата на црковната власт (законодавната, извршната и судската) и дејностите. Уставниот статус на Македонската православна црква е автокефална, помесна православна црква со степен на Архиепископија, како продолжителка и верна наследничка на Охридската архиепископија. Има достоинство на Архиепископија, со Поглавар на Македонската православна црква со титула Архиепископ Охридски и Македонски. Ги определува симболите – грбот и знамето, службениот (македонски) јазик и неговото (кирилско) писмо и богослужбените јазици (црковнословенскиот и македонскиот јазик). Првиот Устав бил донесен на Вториот црковно-народен собор (1958); вториот, со одредени измени и дополнувања, на Вонредниот митрополитски црковно-народен собор (21–22. XII 1961), третиот на Црковно-народниот собор одржан на 17–18. VII 1967, четвртиот на Соборот на 28–29. X 1974 г. и последниот на Архиепископскиот црковно-народен собор во Скопје (31. X и 1. XI 1994).

ЛИТ.: *Усшав на Македонскаша православна црква*, Скопје, 1995. Рат. Гр.


Првиот Устав на НРМ (од 31 декември1946)

**УСТАВ НА НРМ/СРМ** – општи акти со најсилно правно дејство во македонската држава. Уставот на НРМ е донесен во Скопје, на 31. XII 1946 г., од страна на Уставотворното собрание на НРМ. Има нормативен текст од 129 члена, распределени на три дела: основни начела; државно уредување и преодни и завршни одредби. Спаѓа во групата народнодемократски устави што се донесуваат по Втората светска војна во земјите што се определија да градат систем на народна демократија. НРМ е дефинирана како народна држава со републикански облик. Националните малцинства во НРМ уживаа право и заштита на својот културен развиток и на слободната употреба на својот јазик. Главни државни органи на НРМ: Народно собрание на НРМ, како еднодомно законодавно претставничко тело; Президиум на Народното собрание на НРМ, како колективен шеф на државата; Влада на НРМ, како извршен орган; Врховен суд на НРМ и Јавно обвинителство, како правосудни органи. Народните одбори се претставнички органи за прашања од локално значење. Уставот на НРМ содржи концепт за пренесен (делегиран) суверенитет на органите на ФНРЈ. Таквиот вид на суверенитет послужи како правна основа за повторно враќање на суверенитетот на македонската држава, кога се распадна југословенската федерација (1991).

Уставот на СРМ е донесен во Скопје на 12. IV 1963 г. од страна на Народното собрание на НРМ. Содржи увод (основни начела) и нормативен текст од 242 члена. Спаѓа во групата социјалистички устави. СРМ се дефинира како државна социјалистичка демократска заедница на народот на Македонија, заснована на власта на работниот народ и врз самоуправувањето. На секоја народност (национално малцинство) ѝ се гарантира правото слободно да го употребува својот јазик, да ја изразува и да ја развива својата култура и да основа установи и организации што ѝ ги обезбедуваат овие права. Главни државни органи на СРМ: Собрание на СРМ, како највисок петдомен орган на власта и орган на општественото самоуправување; Извршен совет; Уставен суд на Македонија; Врховен суд на Македонија и Јавно обвинителство. Општествено-политички заедници се општините, околиите и СРМ.

Уставот на СРМ, како втор социјалистички устав, го донесе Собранието на СРМ на 12. IV 1974 г. Содржи преамбула, основни начела и нормативен текст од 450 члена. Во преамбулата се изложува генезата на македонската држава и се определуваат целите на уставното уредување. Основните начела го сочинуваат воведниот дел на уставниот текст, систематизирани во оддели. Тие претставуваат идејна, теориска и политичка основа за изградба на уставниот поредок и критериум за толкување на нормативниот текст. СРМ се дефинира како национална држава на македонскиот народ и држава на албанската и турската народност во неа, заснована врз суверенoста на народот и врз власта и самоуправувањето на работничката класа и на работните луѓе. Албанската и турската народност се определуваат како конститутивни субјекти на македонската држава, заедно со македонскиот народ. Главни државни органи: Собранието на СРМ како тродомен орган на власта и на социјалистичкото самоуправување, Претседателство на СРМ, Извршен совет, Уставен суд на Македонија, Врховен суд на Македонија, Јавно обвинителство и Општествен правобранител на самоуправувањето. Единствен облик на локалната самоуправа се општините.

ИЗВ.: *Усшав на НРМ од 1946 īодина.*, Скопје, 1946; *Усшав на СРМ од 1963 īодина.* Скопје, 1963; *Усшав на СРМ од 1974 īодина*, Скопје, 1974.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Усшавно йраво на СФРЈ*, Втора книга, Скопје, 1987. Св. Ш.


НОВА МАКЕДОНИЈА

Прогласен Уставот на Република Македонија

„Нова Македонија“ за прогласувањето на Уставот на РМ (1991)

**УСТАВ НА РМ ОД 1991** – највисок правен акт, донесен од Собранието на РМ на 17. XI 1991 г., по предлог на претседателот на Републиката Киро Глигоров, со 92 гласа од 120 избрани пратеници. Одлуката за прогласување на Уставот на РМ е донесена со 96 гласа од вкупниот број избрани пратеници во Собранието на РМ. Уставот на РМ не доби поддршка од 22 пратеници од редот на албанските политички партии (ПДП и НДП). Содржи преамбула и нормативен текст од 134 члена. Во преамбулата РМ се определува како национална држава на македонскиот народ, во која се обезбедува целосна граѓанска рамноправност и трајно сожителство на македонскиот народ со Албанците, Турците, Власите, Ромите и другите националности што живеат во РМ. Во нормативниот текст РМ се дефинира како суверена, самостојна, демократска и социјална држава. Во РМ суверенитетот произлегува од граѓаните и им припаѓа на граѓаните. РМ се грижи за положбата и правата на припадниците на македонскиот народ во соседните земји и за иселениците од земјата, го помага нивниот културен развој и ги унапредува врските со нив. Припадниците на националностите имаат право слободно да ги изразуваат, да ги негуваат и да ги развиваат идентитетот и националните особености. Главни државни органи: Собрание на РМ; Претседател на Република; Влада на РМ; Уставен суд на РМ; Врховен суд на РМ; Републички судски совет; Јавно обвинителство и Народен правобранител. Единствените облици на локалната самоуправа во РМ се општините. Уставот на РМ е дополнет со 30 амандмани во периодот од 6. I 1992 до 7. XII 2005 г.

ИЗВ.: *Устав на Република Македонија*, Скопје, 1991.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.




Уставот на РМ (8. IX 1991)



Устав на ТМОРО (1896)

**УСТАВ НА ТАЈНАТА МАКЕДОНСКО-ОДРИНСКА РЕВОЛУЦИОНЕРНА ОРГАНИЗАЦИЈА** (1896) – подготвен од Гоце Делчев и Ѓорче Петров, определени за тоа со одлука на Првиот конгрес на Организацијата одржан во Солун (24. III /5. IV – 31. IV/12. IV 1896). По отпечатувањето Уставот бил испратен во седумте револуционерни окрузи. Уставот има 19 члена, распоредени во 4 глави: Цел, Состав и устројство, Материјални средства на Револуционерната организација и Казни. Организацијата поставила цел да изгради единство на „сите незадоволни елементи во Македонија и во Одринско, без разлика на народноста, за извојување преку револуција полна политичка автономија за тие две области“. Објавила дека се бори за елиминирање на надворешните пропаганди, кои создавале поделби..., дека дејствува за внесување револуционерен дух и свест..., да подготви сеопшто оружено востание. Член на Организацијата можел да биде „секој Македонец и Одринец кој не се компромитирал... и се обврзува да му биде полезен на револуционерното ослободително дело“. Уставот ги определил симболите: амблемот и знамето на Организацијата.

ЛИТ.: *Документи на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, 1, Скопје, 1981. М. Мин.




Уставот на ФНРЈ (1946)

**УСТАВ НА ФНРЈ/СФРЈ** – највисоки општи правни акти во втора Југославија, формирана на Второто заседание на АВНОЈ, одржано на 29. XI 1943 г. во Јајце, БиХ. Уставот на ФНРЈ е донесен на 31. I 1946 г. на Уставотворното собрание на ДФЈ. Тоа е првиот народнодемократски устав во Европа по Втората светска војна. Со него се санкционираат придобивките на Народноослободителната борба и на социјалистичката револуција: народната власт; сојузот на работничката класа и работното селанство, државната и задружната сопственост и рамноправните односи помеѓу југословенските народи, изразени низ федеративниот облик на државното уредување. ФНРЈ се дефинира како сојузна народна држава со републикански облик, заедница на рамноправни народи, кои врз основа на правото на самоопределување, вклучувајќи го и правото на отцепување, ја изразија својата волја да живеат заедно во федеративна држава. ФНРЈ ја сочинуваа: НР Србија (со Автономна Покраина Војводина и автономната Косово-метохиска област), НР Хрватска, НР Словенија, НР Босна и Херцеговина, НР Македонија и НР Црна Гора. Суверенитетот на народните републики во составот на ФНРЈ остана ограничен во однос на правата што со Уставот на ФНРЈ ѝ се пренесени на ФНРЈ. Според Уставот, во ФНРЈ целокупната власт произлегува од народот и му припаѓа на народот.

Уставот на СФРЈ од 1963 г. СФРЈ ја дефинира како сојузна држава на доброволно обединети и рамноправни народи и како социјалистичка демократска заедница,


Уставот на СФРЈ (1963)

заснована врз власта на работниот народ и самоуправувањето. СФРЈ ја сочинуваа социјалистичките републики: Босна и Херцеговина, Црна Гора, Хрватска, Македонија, Словенија и Србија. Републиката се дефинира како државна социјалистичка демократска заедница заснована на власта на работниот народ и самоуправувањето. Работниот народ беше единствениот носител на власта и управувањето со општествените работи.

Според Уставот на СФРЈ од 1974 г., СФРЈ се дефинира како сојузна држава, т.е. како државна заедница на доброволно обединети народи и на нивните социјалистички републики, како и на социјалистичките автономни покраини Војводина и Косово, во состав на СР Србија, заснована врз власта и самоуправувањето на работничката класа и на сите работни луѓе и социјалистичка демократска заедница на работните луѓе и граѓаните и на рамноправните народи и народности. СФРЈ ја сочинуваа: СР Босна и Херцеговина, СР Македонија, СР Словенија, СР Србија (со САП Војводина и САП Косово), СР Хрватска и СР Црна Гора. Социјалистичката република се определува како држава заснована врз сувереноста на народот и врз власта и самоуправувањето на работничката класа и на сите работни луѓе и како социјалистичка демократска заедница на работните луѓе и граѓаните и на рамноправните народи и народности. Работничката класа и сите работни луѓе беа носители на власта и управувањето со другите општествени работи.

ИЗВ.: *Устав на ФНРЈ*, Скопје, 1946; *Устав на СФРЈ*, Скопје, 1963; Устав на СФРЈ, Скопје, 1975.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ*, Прва книга, Скопје, 1986. Св. Ш.

**УСТАВЕН СУД НА СРМ/РМ** – орган за заштита на уставноста и законитоста, воведен со Уставот на СРМ од 1963 г. Него го познава и Уставот на СРМ од 1974 г. Одлучувал за усогласеноста на републичките закони со Уставот, на прописите и другите општи акти со републичките закони, на статутите на општините и околиите со Уставот и со републичките закони, во споровите за правата и должностите помеѓу Републиката и општините и околиите, за заштита на правото на самоуправување и на другите основни слободи и права кога тие биле повредени со поединечен акт или со дејство на државен орган, а за кои не била обезбедена друга судска заштита. Одлуките на Уставниот суд биле конечни и извршни. Според Уставот на СРМ од 1963 г. Уставниот суд на Македонија го сочинувале претседател и шест судии, избрани за време од осум години. Според Уставот на СРМ од 1974 г., Уставниот суд го сочинувале претседател и осум члена. Мандатот на претседателот траел една година, а мандатот на членовите осум години. Уставниот суд на Република Македонија се воведе со Уставот на РМ од 1991 г. Уставниот суд го сочинуваат девет судии, избрани од Собранието на РМ, за период од девет години. Одлучува за усогласеноста на законите со Уставот, на другите прописи и на колективните договори со Уставот и законите, за уставноста на програмите и статутите на политичките партии и на здруженијата на граѓаните, ги штити слободите и правата на човекот и граѓанинот, кои се однесуваат на слободата на уверувањето, совеста, мислата и јавното изразување на мислата, политичкото здружување и дејствување и забраната на дискриминација на граѓаните врз основа на полот, расата и верата, националната, социјалната и политичката припадност. Уставниот суд одлучува и за одговорноста на претседателот на Републиката со двотретинско мнозинство гласови од вкупниот број судии, како и за одземање на имунитетот на претседателот на Републиката. Донесува поништувачки и укинувачки одлуки. Неговите одлуки се конечни и извршни. Во структурата на одлуките доминираат укинувачките одлуки со 95%.



Уставниот суд на РМ

ИЗВ.: *Уставносудска заштита – реалност и перспективи*, Скопје, 2004.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право*, Скопје, 2006. Св. Ш.

**УСТАВОТ НА ОСМАНЛИСКОТО ЦАРСТВО (1876)**. Првиот Устав во османлиската држава бил подготвен од државна комисија на чело со великиот везир Митхад-паша (17. X – 17. XII 1876), потврден од султанот Абдул Хамид II и влегол во сила по објавувањето (23. XII 1876), во времето на одржувањето во Цариград на Европската конференција за реформи на Турција. Уставот има 119 члена и 12 оддели: Османлиско Царство, јавни права на османлиските граѓани, министри, службеници, Народно претставништво, Сенат, судска власт, финансии, вилаети и завршни одредби. Наскоро по донесувањето е и суспендиран (5. II 1877), а великиот везир Митхад-паша е сменет и заточен во Јемен. Уставот повторно стапува во сила по Младотурската револуција (јули 1908), кога турската војска од Македонија влегува во Цариград и го присилува султанот одново да го воведе. Поширка поддршка Уставот добил на масовните собири на војската и граѓаните во Солун, Битола, Скопје и Серес (20–23. VII 1908) и се применувал сè до 1921 г. Во споредбеното уставно право е познат како „Митхад-пашин устав“. Формално


Зградата на Сојузното собрание во Белград каде што се одржало Уставотворното собрание на ДФЈ



Зградата на Собранието на РМ во Скопје каде што е одржано Уставотворното собрание на РМ

тој изгледа западноевропски, но во суштината го следи старото османлиско владеење, без реална поделба на власта.

ЛИТ.: *Отоманската конституција*, Цариградъ, 1876; Joseph von Hammer, *Historija turskoh (osmnskog) carstva*, 3, Zagreb, 1979. Св. Ш.

**УСТАВОТВОРНО СОБРАНИЕ НА ДФЈ** – претставничко тело избрано со цел да го донесе Уставот на ФНРЈ од 1946 г. Непосредните избори за Уставотворното собрание на ДФЈ се одржани на 11. XI 1945 г. во услови на изразен револуционерен оптимизам. На тие избори 96% од избирачкото тело (8.383.455) гласаше за листата на Народниот фронт, чиј носител беше Ј. Б. Тито. Беа избрани два дома на Уставотворното собрание: Сојузно собрание и Собрание на народите. За Сојузното собрание беа избрани 349, а за Собранието на народите 175 пратеници, и тоа по 25 пратеници од секоја федерална единка, од Војводина 15 и од Косово и Метохија 10 пратеници. Точно на двегодишнината од Второто заседание на АВНОЈ, на 29. XI 1945 г., на својата прва седница Уставотворното собрание, како свој прв акт, ја донесе Декларацијата за прогласувањето на ФНРЈ, со што и формално се укина монархијата. Веднаш потоа Уставотворното собрание ја отвори постапката за донесување нов устав. По двомесечна дебата, на 31. I 1946 г., по предлог од Министерството за конституанта, ова собрание го прогласи Уставот на ФНРЈ, како прв устав на втората Југославија. Пред прогласувањето, Уставот на ФНРЈ беше прочитан на службените јазици на ФНРЈ – на секој јазик по определен број членови. Членовите за: Народните судови, Јавното обвинителство, односите меѓу државните органи, Југословенската армија и завршните одредби беа прочитани на македонски јазик од Владо Малески, пратеник во Собранието на народите на Уставотворното собрание на ДФЈ.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Уставно право на СФРЈ*, Прва книга, Скопје, 1986. Св. Ш.

**УСТАВОТВОРНО СОБРАНИЕ НА НРМ** – највисок орган на уставотворната власт во НРМ (le pouvoir constituant), конституиран врз основа на Законот за Уставотворното собрание на НРМ од 27. VII 1946 г. Врз основа на овој акт, на 22. IX 1946 г. беа спроведени избори за избор на членови на Уставотворното собрание. Од 672.729 избирачи запишани во избирачките списоци, гласале 544.080 или 94%. За кандидатската листа на Народниот фронт гласале 99,25%, а за десетте слободни кандидати 0,75% од избирачите што пристапиле кон гласањето. За пратеници на Уставотворното собрание беа избрани 192 члена, од 42 изборни единици. Пратеници станаа неколку илинденци и поголем број делегати на АСНОМ. Уставотворното собрание го донесе Уставот на НРМ со 180 гласа, по предлог од Уставотворниот одбор, во состав: Наум Наумовски, Борис Станковски, Боге Василевски, Амди Демир, Борис Хр. Чаушев, Веселинка Малинска, Димитар Влахов, Александар Мартулков, Лазар Мојсов, Петре Пирузе, Борис Поцков, Ремзи Исмаил, Никола Вражалски, Страхил Трајковски, Душко Лукаревски, Крсте Цевенковски, Александар Мартиновски, Георги Ивановски, Исмаил Хамди, д-р Стерјо Боздов и Емин Калнагар. За заменици на членовите на Уставниот одбор беа избрани: Гојче Стефковски, Нуман Халил Вејсел, Ристо Бајалски, д-р Александар Дума, Никола Пешев, Муса Јајов, Круме Наумовски, Крсте Марковски, Садик Несими, Стоилко Иванов, Џафер Кодра, Емануел Чучков, Бејзат Муратов, Ристо Џунов, Кирил Михајловски, Трајко Николов, Михајло Милошевски, Џафер Демиров, Лазар Гиновски, Ирфан Дика и Боро Чушкар.

ЛИТ.: *Педесет години од Уставот на Народна Република Македонија*, Скопје, 1996. Св. Ш.

**УТ** (*лаута*) – музички народен инструмент од персиско-арапско потекло. Од тамбурите се разликува според покусиот врат (190 mm), но уште повеќе според поголемиот обем на полукрушкестиот корпус (со должина до 470 mm и длабочина од 180 mm). Има 8 жици или 4 унисони пара. Тонот е потемен и мек. Се музицира соло, но и во оркестарски состави (најчесто чалгии).



Ут (лаута)

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 46. Ѓ. М. Ѓ.

**УТКИ, ВИСТИНСКИ** (Strigidae) – голема фамилија ноќни грабливи птици од редот на утковидните птици (Strigiformes), со цврсто и збиено тело, голема тркалеста глава и со крупни очи. Во Македонија се регистрирани 9 видови, кои припаѓаат на 7 рода: бувови (Bubo), шумски ушести утки (Asio), ќукови (Otus), домашни кукумјавки (Athene), пернатоноги кукумјавки (Aegolius), мали кукумјавки (Glaucidium) и безушести утки (Strix).



Утка (Athene noctua)

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**УТОКА НА ДРИМ** (Струга) – рибарска наколна-палафитска населба од доцниот неолит. Од материјалната култура се откриени риболовни артефакти: долги кремени ножеви, игли, јадици и харпуни од еленски рогови, керамички тегови за мрежи и тави.

ЛИТ.: A. Benac, *Ohridsko jezero i Južna Pelagonija*, PJZ, II, Sarajevo, 1979, 460–468. Д. З.




„Утрински весник“, Скопје

**„УТРИНСКИ ВЕСНИК“** – независен дневен информативно-политички весник. Првиот број из-

легол на 23 јуни 1999 г. Основачи: Ерол Ризаов (директор), Бранко Тричковски (главен и одговорен уредник), Манчо Митевски, Васил Мицковски, Љупчо Поповски. Издавач: „Мост“ д.о.о. Скопје. Основачите биле во стратешко партнерство со спонзорот Трифун Костовски до септември 2003 г. кога мнозинскиот удел на сопственоста го откупил германскиот издавачки концерн ВАЦ. Од тогаш главен и одговорен уредник е Ерол Ризаов. Б. П. Ѓ.


Ученичкиот дом „Ванчо Питошески“ во Охрид

**УЧЕНИЧКИ ДОМОВИ** – воспитно-образовни установи што обезбедуваат сместување, исхрана, воспитна работа и учење, културен, забавен, спортски и рекреативен живот на ученици што се школуваат во основни и средни училишта, надвор од местото на постојано живеење (Закон за ученичкиот стандард, 2005). Ученичките домови се основаат со задача да придонесуваат за што поцелосен опфат на децата и младите во основното и во средното образование и да се обезбеди што порационална мрежа на основните и на средните училишта. Се организираат како јавен ученички дом (општински, на Град Скопје и државен) и приватен дом. Во Македонија постојат 22 јавни ученички дома во средното образование (15 организирани како самостојни установи и 7 во состав на училишта) и 10 во основното образование (сите во состав на основни училишта). Освен овие, постојат и 10 дома наменети за ученици со посебни потреби. Дејноста и воспитно-образовната работа во ученичките домови се извршува според програма, која на предлог на (в.) *Бирото за образование* ја донесува ресорниот министер. Ученичките домови се познати и под името интернати. Првите форми на домско згрижување и воспитание во Македонија, ако се занемарат (в.) *манастирските ќелијни училишта*, се јавуваат во втората половина на XIX в., под името пансиони. За прва ваква установа се смета пансионот (интернатот) формиран при Солунската машка гимназија, а потоа и при женската гимназија. Вакви институции, нешто подоцна, биле формирани и во Скопје и во Битола. Интернатите најчесто биле придружни установи на учителските школи.

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет*, Скопје, 1994. К. Камб.

**УЧЕНИЧКО ДРУШТВО (ДРУЖИНА) „ВАРДАР“** во Белград (1893/94) – културно-национално и научно-литературно друштво (дружина) на студентите и учениците од Македонија што се школуваа во Белград. Правилата се прифатени од собранието на 15. III 1894 г. Официјалната цел била: „а) да работи врз истражувањето и запознавањето на својата татковина во земјописен, народносен и историски поглед; б) членовите на Дружината заемно да си помагаат како во воспитен и морален така и во материјален поглед; в) да работи за сестрана подготовка на своите членови за да му послужат што подобро на својот народ во државата на Неговото Величество Султанот“. Неофицијалната и вистинска цел, според неговиот член К. П. Мисирков, била: „негоите членои да се запознаіат и да си изработат іедна програма, коіа ке іа осашчествуваат во Македониіа таіно от србцката пропаганда. Іавната целеа на другарството беше изучуаінеето на Македониіа во етнографцки, филологиіцки и историіцки однос“. Претседател на Друштвото беше Никола Попов(иќ), а меѓу членовите беа и К. Мисирков и Д. Чуповски. Друштвото е задушено од надлежните власти во 1894/95 г., кога и името „Вардар“ е заменето со „Пролеќе“, а во членството се вклучени и не-Македонци.

ЛИТ.: К. П. Мисирков, *За македонцките работи*, София, 1903, 90; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, II, Скопје, 1983, 9–23. Бл. Р.


Ученици и учители пред Машкатата гимназија во Солун (1893)


Подготовка за слет

**УЧИЛИШНИОТ СПОРТ ВО МАКЕДОНИЈА** – организирана активност во бугарските, српските и грчките училишта со воведувањето на предметот гимнастика и со основањето на јуначките и соколските гимнастички друштва (1908–1912). Меѓу двете светски војни (1919–1941) се јавува како забава на учениците во рамките на училиштето. По Ослободувањето учениците се натпреваруваle секоја година во југословенскиот систем „За Републиката напред“ (ЗРЕН, 1946–1948), а потоа и во рамките на Југословенските спортски игри. Грижа за организација на општинските и на републичкото првенство во повеќе спортски дисциплини воделе 29 формирани одбори во сите поголеми места. Подоцна Сојузот на училишните друштва на Македонија ги организирал натпреварите наречени „Мали олимписки игри“ (од 1970/71). Сега Сојузот носи назив Федерација (од 2002). По осамостојувањето на Републиката била воспоставена непосредна соработка со соодветни меѓународни организации. Д. С.

**УЧИТЕЛСКА ОРГАНИЗАЦИЈА** (Солун, 1909 – 1912) – сталешка организација што развила богата културно-просветна дејност за отворање народни училишта, библиотеки, читалишта и за праславување на историски настани. Го издавала весникот „Учителски глас". Се застапувала за заедничко дејствување со прогресивните турски, влашки, грчки и еврејски учители. Одржала пет учителски конгреси. Организацијата била прогонувана од Егзархијата. Пледирала за самоуправување и федерирање на слободните балкански народи.

ЛИТ.: Атанас Митрев, *Мемоари, огледи, статии*, Скопје, 1974; Манол Пандевски, *Учителското движење во Македонија (1893–1912)*, Скопје, 1962. О. Ив.


УЧИТЕЛСКИ ГЛАСЪ
OUTCHITELSKY GLASSE
ОРГАНЪ НА СЪЮЗА НА ОТОМАНСКИТѢ БЪЛГАРСКИ УЧИТЕЛИ.

Весникот „Учителски глас", Солун

**„УЧИТЕЛСКИ ГЛАС"** (Солун, 1910–1912) – весник, орган на Сојузот на отоманските бугарски учители во Солун. Го уредувале: М. С. Шурков, Г. Грашев, Г. Баждаров и А. Митрев. Имал демократска определби, посветувајќи внимание на просветната политика и современата настава и се застапувал против недозволеното влијание на Егзархијата.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)*, Скопје, 1993, 111. С. Мл.

**УЧИТЕЛСКИ ШКОЛИ ВО МАКЕДОНИЈА** – вид средни стручни училишта за оспособување наставен кадар за основните училишта. Во Македонија се јавуваат во втората половина на XIX в. Првата ваква школа е основана во Штип (1869), наречена Педагошко-богословска школа, а потоа во Прилеп (1874). Кон крајот на XIX в., учителска школа е формирана и во Скопје. Како прва трокласна педагошка установа, работела до Првата балканска војна. Меѓу двете светски војни посебно била позната Учителската школа во Скопје. Учителска школа постоела и во Прилеп, работела само неколку години (1923–1929). Непосредно по Ослободувањето, учителски школи биле формирани во Скопје, Штип и во Битола, а потоа во Тетово (на албански јазик, подоцна дислоцирана во Скопје). Школувањето во учителските школи, првин траело две години, потоа три или четири и на крајот пет години. Наставните планови и програми се менувале, но биле структурирани главно од општообразовни, педагошко-психолошки и методичко-практични содржини. Учениците се оспособувале за работа во одделенската настава на основното училиште. Посебно внимание се обрнувало на практичната подготовка, која се остварувала во вежбални при самата установа или при некое основно училиште. Како средношколски установи за подготвување учители за одделенска настава тие постоеле до почетокот на шеесеттите години на XX в., до основањето на (в.) *педагошките академии.* Дале значаен придонес во оспособувањето на учителски кадри.



Влезот на Учителската школа во Скопје

ЛИТ.: К. Камберски, *Од буквар до универзитет,* Скопје, 1994. К. Камб.

# Ф

**ФАБРИКА ЗА КАБЛИ „НЕГОТИНО“ АД** – производствено претпријатие лоцирано во близина на Неготино, на простор од 25.000 m². Основана е во 1968 г. Асортиманот на производите е богат и опфаќа: спроводници и јажиња од бакар и од алуминиум, флексибилни спроводници, инсталациски спроводници (за енергетски и неенергетски електрични инсталации), енергетски кабли до 35 kV, самоносиви кабелски снопови, телекомуникациски кабли, сигнални кабли, коаксијални кабли, LAN кабли, и др. Фабриката сега е приватно претпријатие. За своите производи има атести и/или сертификати од меродавни



Фабриката за кабли „Неготино“

институции од 11 држави и меѓу првите во РМ има добиено сертификат за систем за квалитет ISO 9001. Др. Р.



Фазан (Phasianus colchicus)

**ФАЗАН** (Phasianus colchicus) – голема птица, која добро трча и лета на кратки растојанија. Naселува биотопи со растресита и влажна почва, во која има црви, инсекти и други без’рбетници со кои се храни.

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982.
Св. П. – В. Сид.



Фаик Беј

**ФАИК БЕЈ** (Faik Bey) (Битола, 1825 – Истанбул, 1898) – турски дивански поет. Бил службеник, кајмакам и мутессариф (гувернер на санџак). Како кадија службувал во Сиверек, Ерегли и Солун. Поетските творби му се собрани во неговиот *Диван*, а рубаите (четворостишја, катрени) во *Пејмане*.

ЛИТ.: Bursalı Mehmet Tahir Efendi, *Osmanlı Muellifleri 1299–1915*, İstanbul, 1972. А. Аго



АД „ФАКОМ“, Скопје

**„ФАКОМ“ АД** – производствено претпријатие формирано во 1960 г. во склоп на „РЖ – Скопје“ – Скопје, а од 1982 г. работи како самостојно претпријатие. Се состои од 2 единици: ФАКОМ Инженеринг и ФАКОМ Монтажа. ФАКОМ Инженеринг е организиран во три сектора: комерција, реализација и набавки и располага со над 25.000 m² производни хали. Во производните погони се произведуваат: заварени лимени носачи; профилирани челични поцинковани и пластифицирани лимови; градежни челични конструкции; браварија за градежни објекти; контејнери за живеење и превоз на товари, резервоари и силосни постројки; разни кранови – дигалки; челични градби за градежна и рударска опрема; термоенергетски постројки; процесна опрема; пневматски транспортни системи итн. Капацитетот се движи од 1.000 до 1.500 t/мес., односно 12.000–18.000 t/год. ФАКОМ Монтажа се занимава со: изградба, монтажа и ремонт на опрема за капитални индустриски и термоенергетски објекти. Располага со соодветна механизација: мобилни автодигалки (18–200 t) и сопствен возен парк. Сл. А.

**„ФАКТИ“** – независен дневен информативно-политички весник на албански јазик. Првиот број излегол во Скопје на 10 април 1998 г. Сопственик, издавач, директор и главен и одговорен уредник е Емин Аземи. Редакцијата во Скопје подготвува две изданија – за РМ и за околните региони (се печати во Скопје) и за десетина земји во Западна Европа, чие претставништво се наоѓа во Цирих, Швајцарија, а се печати во Германија. Б. П. Ѓ.




Дневниот весник на албански јазик „Факти“

**ФАКУЛТЕТ ЗА ВЕТЕРИНАРНА МЕДИЦИНА, СКОПЈЕ** – високошколска институција што ја започна својата дејност во учебната 1991/92 г. како насока на


Факултетот за ветеринарна медицина во Скопје

Земјоделскиот факултет од Скопје. Универзитетскиот совет на 14. IX 1993 г. донесе одлука за организирање посебен В. ф., а Министерството за образование и физичка култура на 24. IV 1994 г. донесе решение за верификација на формирањето и работењето на Факултетот. Како самостојна институција В. ф. започна на 1. I 1994 г. Факултетот преку својата наставно-образовна, научна и апликативна дејност образува кадри од ветеринарната медицина, кои се вклучуваат во дејноста на ветеринарното здравство што се организира како здравствена заштита, продукција, репродукција, хигиена и технологија на производите од животинско потекло и исхрана на домашните животни. Факултетот е рамноправна членка на Европската асоцијација на ветеринарните факултети. Соработува со ветеринарните факултети од Софија, Загреб, Љубљана, Белград, Алфорд, Минесота и др.
М. Д. – Ј. Б.

**ФАКУЛТЕТ ЗА ЗЕМЈОДЕЛСКИ НАУКИ И ХРАНА** – в. *Земјоделски факултет.*

**ФАКУЛТЕТ ЗА ЛИКОВНИ УМЕТНОСТИ, СКОПЈЕ (ФЛУ)** – високошколска институција основана во 1980 г. во просториите на Сули-ан, а подоцна се проширува и во рамките на Педагошкиот факултет во Скопје. При Факултетот за ликовни уметности функционираат Ликовна и Педагошка насока, со оддели за сликарство, скулптура, графика и


Факултетот за ликовни уметности, Скопје

применета уметност. На Факултетот се застапени и магистерски студии. З. Ал.-Б.

**ФАКУЛТЕТ ЗА МУЗИЧКА УМЕТНОСТ – СКОПЈЕ (ФМУ)** – единствена високообразовна, уметничка и научна институција од областа на музиката во РМ, на која се образуваат кадри неопходни во сите алки на националната музичка култура и образование,


Факултетот за музичка уметност, Скопје

со што институцијата е од стратешки национален интерес. Основана е под името Висока музичка школа (1966); подоцна преименувана во Факултет за музичка и драмска уметност (1978), а од 1979 г. Факултетот за музичка уметност дејствува независно од Факултетот за драмска уметност. Од 1973 г. на ФМУ се организираат постдипломски и докторски студии. Во педагошката дејност на Факултетот учествувале видни домашни и светски музички педагози. Од 1975 г. ФМУ е член на Меѓународната асоцијација на музички академии, конзерваториуми и високи школи со седиште во Женева. Б. Орт.


Факултетот за туризам и угостителство, Охрид

**ФАКУЛТЕТ ЗА ТУРИЗАМ И УГОСТИТЕЛСТВО – ОХРИД.** Основан е со посебен закон (1977) како Факултет за туризам и угостителство, а подоцна е трансформиран во Факултет за туризам и организациони науки. Негов претходник е Вишата туристичка школа во Охрид, основана во 1970 г. Факултетот за туризам и угостителство – Охрид организира додипломски и постдипломски студии од областа на туризмот, угостителството, организациските науки, царините и шпедицијата и осигурувањето. Тој има и дисперзирани студии во Велес. На овој факултет се организира и одбрана на докторски дисертации. За вршење на научноистражувачката дејност, во рамките на неговата дејност, е формиран Центар за научноистражувачка работа (2002), кој претставува следбеник на поранешниот Институт за истражувања на туризмот (1985). Центарот постои како посебна организациона единица при инстутуцијата, а се занимава со: истражувачка дејност, издавачка дејност, организирање домашни и меѓународни научни собири, развивање проектна соработка и сл. Во текот на своето досегашно постоење Факултетот разви богата соработка со универзитети од разни земји: Бугарија, Албанија, Грција, Франција, Германија САД, Хрватска, Полска и др.

ИЗВ.: *Интернет и документација на Факултетот за туризам и организациони науки*, Охрид. М. С.

**ФАКУЛТЕТ ЗА УЧИТЕЛИ И ВОСПИТУВАЧИ – БИТОЛА** – в. *Педагошки факултети.*

**ФАКУЛТЕТ ЗА ФИЗИКА** – в. *Институт за физика*.

**ФАКУЛТЕТ ЗА ФИЗИЧКА КУЛТУРА ВО СКОПЈЕ** – високошколска институција основана со закон (1977). Матичната комисија од седум члена со претседател проф. д-р Ванчо Ковачев, го донесла Наставниот план, распишала конкурс и примила 86 редовни и 18 вонредни студенти на студии во прва година. Потоа објавила конкурс и избрала наста-


Спортската сала на Факултетот за физичка култура , Скопје

вен кадар: 4 виши предавачи, 5 предавачи, 2 асистенти и 4 помлади асистенти во постојан работен однос (од 1. V 1978) и Факултетот ја започнал работата (од учебната 1977/78). Четирите биолошко-медицински предмети ги предавале професори од Медицинскиот факултет, а шест од хуманитарната област професори од Филозофскиот и Филолошкиот факултет во Скопје. На Факултетот дипломирале 1162 студенти, магистрирале 25, докторирале 37, хабилитирале 3, завршиле специјалистички студии 3 и студии за виши спортски тренери 110 сту-

денти (до 2002). Во негов состав работи Центар со наставници што држат настава по *Физичко образование* на прва година студии на нематичните факултети на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје.

ЛИТ.: Душан Станимировиќ, *Основање на Факултетот за физичка култура*, „Годишен зборник на Факултетот за физичка култура", Скопје, 1988, 118–159; *25 години на Факултетот за физичка култура*, Скопје, 2002. Д. С.

**ФАНЕЛА** – волнена плетена поткошула со кратки ракави, делумно орнаментирана. Се носела под кошулата. Ј. Р.-П.

**ФАРМАЦЕВТСКА КОМОРА НА МАКЕДОНИЈА** – институција формирана во 1992 г. по иницијатива на Македонското фармацевтско друштво. Прв претседател бил Д. Туџаров (1992–1996). Основната задача е да ја заштитува и да ја унапредува стручноста на дипломираните фармацевти и етичките должности и права, да го подобрува квалитетот на здравствената заштита, да ги заштити интересите на професијата и да издава лиценца за самостојно вршење на дејноста. Л. П.-Т.

**„ФАРМАЦЕВТСКИ ИНФОРМАТОР"** – гласник на Фармацевтската комора. Излегува од 1997 г. двапати годишно. Од 2004 г. по барање на членството и заради зголемениот интерес излегува 3–4 пати годишно. Л. П.–Т.


Фармацевтскиот факултет, Скопје

**ФАРМАЦЕВТСКИ ФАКУЛТЕТ, Скопје** – научно-наставна институција, основана во 1977 г., како резултат на анализите за постојан дефицит на фармацевтски кадри во Македонија. Иницијативата потекнала од Фармацевтско–козметичката индустрија „Алкалоид", Градските аптеки, Фармацевтското друштво на СРМ, УЦМН, Универзитетот „Кирил и Методиј" и Извршниот совет на СРМ, со формирање Иницијативен одбор во состав Б. Никодиевиќ, А. Симов и Л. Толов. Наставата на четиригодишните студии се изведувала врз интердисциплинарен принцип со учество на Мед. ф. и ПМФ. За прв декан бил избран И. Таџер (1981–1982), па следувале: Е. Главаш (1982–1985), К. Доревски (1994–1998), Љ. Шутуркова (1998–2004) и С. Кулеванова (2004–). Во 1985 г. во согласност со рационализацијата во високото образование станува Отсек фармација при Мед. ф., сè до 1994, кога повторно станува Фарм. ф., самостојна единица во рамките на Унив. „Св Кирил и Методиј" во Скопје. Во 1999 г. се воведуваат петгодишни студии усогласени со Меѓународната асоцијација на фармацевтските факултети по Европскиот кредит трансфер систем, и со тоа станува еден од првите факултети кај нас што го имплементира европскиот систем на високото образование. Л. П.-Т.

**ФАУНА НА МАКЕДОНИЈА** – релативно добро е истражена, како според квалитетот на проучувањата, така и според опфатеноста на поодделни таксономски групи. Според последните анализи за богатството на биолошката разновидност на земјите во рамките на европскиот континент, нашата земја е рангирана во самиот врв на листата на земји, кои претставуваат значајни центри на европскиот диверзитет. Највпечатлива одлика на денешната фауна е огромното богатство на видови, хетерогеноста, односно присуството на комплекси на фаунистички елементи со различно зоогеографско потекло и со висок степен на ендемизам. Според досегашните сознанија, во фауната на Македонија се регистрирани вкупно 9.567 таксони (9.339 видови и 228 подвидови), од кои 674 таксони (602 видови и 72 подвидови) се македонски ендемити. Типот на членконоги организми (Arthropoda), како најбројни претставници во животинскиот свет, во нашата фауна се претставени со најголем број таксони (7.743), од кои 7.574 видови и 169 подвидови.


Пеперутка (Parnassius apolo)


Слатководен сунгер


Амфиподен рак

Меѓу подобро проучените групи од овој тип организми е редот на пеперутки (Lepidoptera) со вкупно регистрирани 2.295 таксони (2.261 видови и 34 подвидови). 'Рбетниците се претставени со вкупно 536 таксони (506 видови и 30 подвидови), меѓу кои рибите (Pisces) со 58 автохтони видови, водоземците (Amphibia) со 15 видови и 2 подвида, влекачите (Reptilia) со 32 вида и 8 подвидови, птиците (Aves) со 319 видови и 19 подвидови и цицачите (Mammalia) со 82 вида и еден подвид.


Лажна скорпија

Највисок степен на ендемизам се јавува кај следниве таксономски групи: слатководни сунѓери (Porifera) – 60%; акватични полжави (Gastropoda aquatica) – 74,5%; лажни скорпии (Pseudoscorpiones) – 73%; сенокосци (Opiliones) – 47,5%; изоподни ракови (Isopoda) – 85%; амфиподни ракови (Amphipoda) – 81,4%; вистински стоногалки (Diplopoda) – 37% и остракоди (Ostracoda) – 26%.

Кај 'рбетниците највисок степен на ендемизам се јавува кај рибите (Pisces) – 34,5%, односно од вкупниот број на видовите (58), 20 видови се македонски ендемити.


Вистинска стоногалка

Богатата и хетерогена фауна што денес се среќава кај нас е резултат на долг историски развој, во чија генеза покрај диференцирањето на автохтони видови, значајна улога има и продирањето на доселеници од други подрачја. Со промените на климатските услови низ геолошката историја, видовите што некогаш живееле на ова подрачје, во најголем дел исчезнале поради неповолните услови. Само мал дел опстанале во определени станишта помалку изложени на промените, како што се речните клисури, длабоките езера и пештерите. Овие видови претставуваат реликти – остатоци од некогашната фауна што го карактеризирала ова подрачје.


Остракода

Во геолошкиот период горен терцијар (неоген), во епохата миоцен, (започната пред 23, а завршена

пред 5 милиони години) на територијата на Македонија владеела тропско-суптропска клима. Во следната геолошка епоха плиоцен (од пред 5 до 1 милион години) настапува постепено заладување со посува клима, што доведува до енормно ширење на тревестите екосистеми од типот на денешните савани. Од овие две епохи (горен миоцен и долен плиоцен) на повеќе локалитети во Македонија (Скопска Котлина, Велес, Валандово, Овче Поле) се пронајдени остатоци од фосилна фауна што била слична на фауната, која денес се среќава во Централна Африка, како што се фосилни слонови, носорози, жирафи, газели, антилопи, фосилни коњи, диви свињи, сабјест тигар, мајмун и два вида изумрени ѕверови. На падините на Водно се пронајдени остатоци од најкрупниот џиновски предок на денешниот слон (Dinotherium giganteum), чија височина на телото достигала до 4,5 m.

Во плиоценот, голем дел од територијата на Македонија бил покриен со две големи езера, Егејското Езеро, кое се простирало во повеќето котлини, од Полог и Скопската Котлина на север до Пелагонија и Гевгелиската Котлина на југ, вклучително и сегашното Дојранско Езеро, кое преставува негов последен остаток. Кон крајот на плиоценот и во геолошката епоха плеистоцен настапува регресивен период со спуштање на нивото на Егејскиот Басен, што условило истекување на водата и расчленување на Егејското Езеро на повеќе помали езера, кои во текот на леденоит период се задржале во сегашните котлини. Во југозападниот дел на Македонија се наоѓало Десаретското Езеро, чиј геолошки живот го продолжуваат Охридското и Преспанското Езеро, заедно со делумно зачуваната терцијарна реликтна езерска фауна, езера што денес се површински изолирани.


Dinotherium giganteum

Со настапувањето на геолошката епоха плеистоцен, или ледено време (од пред 1 милион до 10.000 години), доаѓа до драстично опаѓање на температурата во Северна и Средна Европа, па дури и на балканските простори, каде што исчезнале сите терцијарни тропски елементи. Цела Северна Европа, поголем дел од Средна Европа, како и повисоките зони на планините во Јужна Европа и кај нас, биле прекриени со мраз дури и преку лето, за што постојат бројни докази, како што се планинските циркови, морени и леднички езера. Притоа северните фаунистички елементи мигрирале кон југ. Истовремено терцијарната ореална фауна од нашите високи планини се спуштила во низините, каде што доаѓа до мешање на видовите со потекло од Северна Европа со предглацијалните видови од нашата планинска фауна, како и меѓу видовите од различни планински гребени. Со одредени осцилации во текот на интерглацијалните фази на територијата на РМ се одржувала северната ладнољубива глацијална фауна, сè до пред 10.000 години, кога поради наглото затоплување, дошло до нејзино масовно повлекување на север кон субарктичките и арктичките подрачја и кон високопланинските зони на нашите планини. Истовремено, низинскиот појас постепено започнале да го населуваат јужни, медитерански и источни видови, на кои им погодувала топлата клима. Медитеранската фауна по долината на реката Вардар допрела до Скопската Котлина, а многу медитерански видови продреле на север само до Велес, Демир Капија или уште појужно.

LIT.: S. Petkovski, *Faunal diversity,* во: *Country Study for Biodiversity of the Republic of Macedonia (First National Report)*. Ministry of Environment and Phisical Planning, Skopje, 2003.

Св. П. – В. Сид.


PARTIJA FASHISTE SHQIPTARE
PARTITO FASCISTA ALBANESE

Пристапница за учество во „ФАША“

**„ФАША“** – албанска фашистичка организација (1941–1944), формирана од Италијанците за поддршка на воспоставувањето на окупаторската власт во окупираниот дел на Македонија. Учествувала во откривањето и ликвидирањето на лица и групи во единиците на Македонската војска. Во 1943 г. се присоединила кон Балистичката организација за заедничко дејствување. Се расформирала во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Балисти*, Скопје, 2002.

Ѓ. Малк.

**ФЕЛДСПАТ** – општ поим за групата силикатни минерали што се нарекуваат фелдспати. По хемискиот состав тоа се силикати на калиумот, натриумот и калциумот и претставуваат изоморфни смеши. Врз основа на хемискиот состав се поделени на две групи: алкални фелдспати (санидит, ортоклас и микроклин) и плагиокласи. Фелдспатите кристализираат моноклинично и триклинично. Влегуваат во составот на магматските и на метаморфните карпи.

ЛИТ.: V. Bermanec, *Sistemska mineralogija*, Zagreb, 1999.

Бл. Б.

**ФЕЛЕШКО, Казимјеж** (Kazimierz Feleszko) (Черњовце, тогашна Полска, денешна Украина, 18. IX 1939 – Варшава, Полска, 3. VII 2001) – полски лингвист, славист, специјалист за јужнословенски јазици. По дипломирањето се вработи како асистент во работилница за македонската стандардна синтакса во еден од лингвистичките центри на Полската академија на науките и уметностите. Триесетина од неговите трудови се посветени на македонистичка проблематика, главно на глаголската синтакса.

ЛИТ.: З.Тополињска, *Казимјеж Фелешко како македонист,* ПОЛЛН на МАНУ 28/1.

З. Т.

**„ФЕНИ ИНДУСТРИ“ – КАВАДАРЦИ** – металуршки комбинат за производство на фероникел, составен од топилницата во близина на Кавадарци и рудникот за никел „’Ржаново“ на 40 km оддалеченост. Проектирана е во 1970-тите, градена е и работи од 1980 г., првобитно како „ФЕНИ“ – Кавадарци, со два прекина во работењето. Со приватизирањето (2001) производството е стабилизирано и континуирано расте, посебно по 2005 г., кога е преземена од сегашните сопственици BSG од Израел и Alferon од Велика Британија. Рудата од отворениот коп во рудникот се носи во топилницата со транспортна лента (долга 36,5 km), каде што се хомогенизира, се дроби, се меле и се уситнува (сè повеќе се користи и увозна руда, побогата со никел). Натаму се пелетизира, а пелетите се сушат и се предредуцираат во ротациона печка. Редуцирањето и топењето се одвива во електропечка. Добиениот суров фероникел се одделува од троската и се рафинира со продувување кислород, по што се лее во гранулат. Готовиот производ содржи од 21 до 23% никел, а остатокот е железо со мали количества кобалт и под 0,2% нечистотии. Поради високиот квалитет, производот е ценет и се при-


Металуршкиот комбинат „ФЕНИ“, Кавадарци

менува во многу челичарници низ светот. Со континуирано инвестирање сѐ повеќе се зголемува количеството на произведениот фероникел, се намалува специфичната потрошувачка на електрична енергија, но и се подобрува заштитата на животната средина. Само во период од две години (2004–2006) производството е зголемено за два пати. Компанијата е носител на вкупниот развој во Кавадарци и околината. Св. Х. Ј.

**ФЕРАТИ-РУСИ, Игбале Османова** (Дебар, 1932 – Тетово, 26. I 1975) – спец. гинеколог. Мед. ф. завршила во Скопје. Специјалист по гинекологија и акушерство и прва жена Албанка гинеколог во РМ. Работела во Тетово и има исклучителен придонес во здравственото просветување кај жените од албанска националност и популаризација на Црвениот крст. Д. С.-Б.

**ФЕРОЛЕГУРИ** – легури на железото и на некој друг метал во кои железото е застапено со повеќе од 50%. Во РМ се произведуваат феросилициум, ферохром и др. во „Силмак“ (поранешен ХЕК „Југохром“) во Јегуновце; фероникел во „Feni-industries“ (поранешен „ФЕНИ“, т.е. „ФЕНИ-Мак“) во Кавадарци; фероманган и феросилициум во „Скопски легури“ (поранешна Топилница на Рудници и железарница „Скопје“). Суровини се рудите (домашни и од увоз), кои, освен железо, содржат метали и редуценси, јаглен и кокс, како и додатоци. Топењето и редукцијата се врши на високи температури (над 1500°C) во електролачни печки.

Карактеристики на производството се масовноста, големата потрошувачка на електрична енергија, вработувањето многу работници, создавањето големи количества троска од топењето, како и емисија на отпадни гасови, прашина и др. Оваа индустрија е важна стопанска активност за егзистенцијата и напредокот на региите во кои постои, но и потенцијален загадувач на животната средина од големи размери. Со променлива успешност во работењето, па и повремени застои. Со транзицијата фабриките станаа сопственост на странски инвеститори. Св. Х. Ј.

**ФЕС** – дел од машката народна носија во периодот на турското владеење. Мажите најчесто носеле црвен фес, околу кој се обмотувала долга бела крпа, во вид на чалма. Крпата била изработена од подебело платно и се носела навртена и преврзана, над ушите, околу фесот, за да се гледа неговиот горен дел или пак се носела здиплена на четири ката (четвороструко), завиена околу фесот, но во овој случај тој не се гледал. Крајот на крпата или слободно се пуштал да виси низ грбот или се увиткувал под чалмата. Постарото машко население, наместо крпа околу фесот, често носело обмотан црн шал или марама (*кенарија*). Кон првите децении на XX в., овој начин на носење на фесот, обмотан со индустриски волнен шарен шал, го прифатило и помладото машко население. Ј. Р. П.


Фес, дел од машка носија


Група гајдаџии на фестивалот во с. Долнени, Прилепско (1981)

**ФЕСТИВАЛ НА НАРОДНИ ПЕСНИ И ИНСТРУМЕНТИ „ПЕЦЕ АТАНАСОВСКИ“** (Спасовден, месност Рудина во с. Долнени, Прилепско, 1974–) – традиционален меѓународен дводневен годишен фолклорен фестивал. Во 2007 г. се одржа XXXIII фестивал со учество на 34 фолклорни групи со околу 400 учесници. Неговото отворање започнува со дефиле на учесниците по улиците на Прилеп, а во наредните денови во месноста Рудина во с. Долнени. Се доделува гран-при статуетка (гајдаџија) за најдобри исполнители на македонски народни песни и гајдата на Пеце Атанасовски за најуспешен странски учесник. Фестивалот го раководи Совет на чело со претседател и уметнички директор. С. Мл.


Никола Мартиноски: „Мајка со дете“

**ФИГУРАТИВНА УМЕТНОСТ**. Почетоците на современата македонска уметност се поврзани за фигуративните претстави што имаат свој континуиран развој во текот на целиот XX в. Се појавуваат повеќе стилски изрази, почнувајќи од импресионизмот и експресионизмот (Д. А. Пандилов,

Н. Мартиноски, Л. Личеноски), а во 50-тите години интимизмот, фовизмот, надреализмот (В. Ѓорѓиевски, В. Коџоман, С. Куновски). Во 60-тите и 70-тите години доминира експресионистичката струја (П. Мазев, Г. Черемски). Покрај ова евидентна е појавата на новата фигурација, хиперреализмот и новата слика (Н. Франговски, Т. Луловски, Р. Анастасов, Д. Манев, А. Станковски).

ЛИТ.: Борис Петковски, *Современо македонско сликарство,* Скопје, 1981.

З. Ал.-Б.



Кочо Фиданоски: „Кон недофатливото“, диптих (1989)

**ФИДАНОСКИ, Никола (Кочо)** (с. Битуше, Кичевско, 19. X 1946) – сликар и графички дизајнер. Завршил училиште за применета уметност во Скопје (1961–1966), а потоа дипломирал (1971) и магистрирал на Академијата за ликовна уметност во Белград (1971–1973). Се посветил на графичкиот дизајн како ликовен уредник на ревијата „Просветена жена“ (1974–1980), на издавачките куќи „Мисла“ (1980–1990) и „Култура“ (1990–2000), а последната деценија и на изданијата на Графичкиот центар „Југореклам“, МАНУ и на други издавачи. Сега е вработен како дизајнер во Студиото на печатницата „Македонска ризница“ во Скопје. Како ликовен уредник и графички дизајнер реализирал голем број капитални издавачки проекти и библиофилски изданија. Во првата половина на седумдесеттите години, заедно со сликарот Симон Шемов, изведувал акции и интервенции во природен и во урбан простор, залагајќи се за демократизација и социјализација на уметноста. Приредил повеќе самостојни изложби во РМ и странство: Валево (1973; 1976), Скопје (1973, 1975, 1976, 1978 – со Симон Шемов, 1985, 1986), Белград (1976), Каиро (1984), Битола (1986), Неготино (1986), Зрењанин (1986), Белград (1986).

ЛИТ.: Ljupka Damjanovska, *Makedonski mladi umetnici,* Salon MSU (каталог), Beograd, 1975/1976; Boris Petkovski, *Figuracija 1970 godina,* Deveti Plavi Salon (каталог), Zadar, 1977, 91, 97, 103 (со 2 репродукции); *Антологија на македонската ликовна уметност 1894–1994,* автор на изложбата Соња Абаџиева, Музеј на современата уметност, Скопје, ноември 1994, 79 136 и 141 (со една репродукција).

С. Мл.



Славка Фиданова

**ФИДАНОВА, Славка** (Тетово, 1. II 1920) – првоборец, историчар, унив. професор. Била припадничка на прогресивното младинско и студентско движење, организатор и учесник на Летната студентска колонија во Охрид (1939/40), член на КПЈ (1940), учесник на Покраинската конференција на КПЈ во Македонија (8. IX 1940) и секретар на МК на КПЈ за Тетово (1941). Поради полициски прогон, преминала во Скопје (јуни 1941), а подоцна пак се вратила на партиска работа во Тетово (декември 1942). По Ослободувањето била професор на Катедрата по историја на Филозофскиот факултет и проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Објавила повеќе трудови за поновата историја на Македонија. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ЛИТ.: ДАРМ – Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии“.

Вл. Ив.

**„ФИЗИКА МАКЕДОНИКА“** („Physica Macedonica“) – научно списание што го издава Институтот за физика, во кое се публикуваат главно неговите членови. Излегува од 1998 г. како наследник на „Годишен зборник – физика“. Објавени се 7 тома.

В. Ур.

**ФИЗИОЛОШКИ ГРУПИ БАКТЕРИИ** – бактерии што живеат во почвата и во водата и учествуваат во кружењето на биогените елементи во природата. Физиолошките групи бактерии претставуваат група бактерии, чија заедничка особина е да покажуваат одредена физиолошка активност – без оглед на нивната системска припадност. Се работи за бактерии што поседуваат екстрацелуларни ензими за разградување на одреден супстрат. Присуството на одделни физиолошки групи бактерии во одредени средини покажува оптовареност на средината (водата, почвата) со специфични нутриеннити, како и можност за нивно разградување, односно укажува на природата на микробиолошките процеси што се одвиваат во тие средини. Овие групи микроорганизми се проучувани во водата и во седиментот на реките во РМ.

Џ. К.

**ФИЛДИШЕВСКИ, Петар Ангелов** (Охрид, 1. II 1924 – Скопје, 15. X 1994) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1951) и се вработил на Нервната клиника (1951–1980). Специјалистички испит положил во 1954 г., а хабилитирал во Скопје (1958) на проблемот на ликворските промени. Основоположник на неврофизиологијата во РМ со воведувањето на електроенцефалографијата како метод за испитување на нервни болни. Познат епилептолог, едукатор на бројни кадри во неврологијата и еден од основачите на Нервната клиника, каде што бил и директор (1964–1978). Автор е


Петар Филдишевски

на бројни трудови од областа на неврофизиологијата и епилептологијата.

БИБЛ.: *Elecroclinical manifestations of syncope seizures,* „Neuropsihijatrija", 7, Zagreb, 1959, 74–86; *Atlas of Elecroencephalography,* Vol 3, Gibs and Gibs Ed., Cambridge, 1964. Ил. Џ.

**ФИЛИП I** (Philippos) – македонски крал (644–640 пр. н.е.) од династијата на Аргеадите, син на Аргај I. По кратко владеење, загинал во борби со Илирите.

ИЗВ:. Justini, *Historiarum Philippicarum ex Trogo Pompeio,* Parisiis, MDCCCXXIII. К. М.-Р.


Скулптура на кралот Филип II

**ФИЛИП II** (359–336 г. пр. н.е.) – македонски крал од династијата Аргеади, татко на Александар III Македонски, син на кралот Аминта III. Станува крал на 23-годишна возраст. Стекнува слава на генијален стратег, храбар војсководец и одличен дипломат. Како македонски басилевс (монарх) спроведува воени реформи, создава професионална војска, пешадија – македонска фаланга и благородничка коњица – хетаjри, од придружниците и другарите на кралот. Како голем државник кове златни и сребрени монети (филипики и статери). Првата битка ја извојувал против илирскиот владетел Бардилис (358 г. пр. н.е.) и ја освоил територијата до Лихнидското Езеро; следува освојување на хеленските колонии на македонско-тракискиот брег; го поразува воениот сојуз на тракискиот владетел Керсоблепт, илирскиот Граб и пајонскиот Ликеј (356/5) и го освојува гр. Потидаја (356). Следните позначајни освојувања се: Абдера и Маронеја (353) – градови на тракискиот Херсонес (со што е поставена источната граница на Македонија со Тракија – до р. Места); го освојува пристаништето Амфипол (357) и гр. Крениди (во златоносната област на пл. Пангеј) што го преименува во Филипи и го населува со македонски преселници. Со освојувањето на Пидна (357/6) и на Метона (353), македонската држава излегува на македонско-пиерискиот брег. По овие големи успеси Македонија започува експанзија кон хеленските полиси; навлегува во Тесалија, го освојува пристаништето Пагаса (352), го поразува фокидискиот тиранин Ономарх, по што е избран за доживотен сојузник на Тесалскиот сојуз со титулата архонт (врховен војсководец). Додека Демостен повикува на војна против Филип, македонскиот владетел го освојува најзначајниот град на Халкидик, Олинт (349). Војната со хеленските полиси започнува и завршува со една битка кај Хајронеја (338). По оваа голема победа за Македонците, Филип II е избран за хегемон на т.н. Коринтски сојуз, т.е. за главен војсководец, кој треба да ја поведе македонската и хеленската војска на воен поход против Персиското Царство. По две години е убиен во престолнината Ајга. Во историјата е забележан како најголем басилевс во Европа.

ЛИТ.: *Demosthenes*, I–IV, Loeb Classical Library, Harvard University Press, 1956, 58, 1962, 63; Plutarch, *Demosthenes*, Loeb Class. Lib., Harvard University Press, 1959; Aeschines, *The Speeches*, Loeb Class. Lib., Harvard University Press, 1958; Isocrates, *Philpos*, Harvard University Press, 1961; Iustini, *Historiarum Philippicarum*, Parisiis, MDCCCXXIII; Јустин, *Филиповата историја*. Прев. Љ. Басотова, Скопје, 2000; Демостен, *Говори*. Прев. Д. Чадикова, Скопје, 1995; *Philip of Macedon;* А. Шукарова, *Филип II и атинските ретори*, Скопје, 2003. А. Шук.

**ФИЛИП V** (221 – Амфипол, 179 пр. н.е.) – македонски крал од династијата Антигониди. Син на Деметриј II и Фтија. Ја обновува моќта на Македонија, државата добива доминантна улога на Балканот. Водел успешни војни против Дарданците на север и Ајтолската лига на југ. Со експанзијата на римската држава дошло до Првата македонско-римска војна (215–205 г. пр. н.е.), која завршува поволно за Македонија. Во 215 г. пр. н.е. склучил сојуз со непријателот на Рим, Ханибал. Втората македонско-римска војна (200–297) завршила со пораз. Ф. морал да се откаже од сите освоени територии надвор од Македонија. За кратко време успеал да ја консолидира Македонија и да ја подготви за нова војна со Рим.

ЛИТ.: Полибије, Историје, I–II, Нови Сад, 1988; Историја на македонскиот народ, 1, Скопје, 2005. А. Шук.


Филипи, град во Источниот дел на Македонија

**ФИЛИПИ** (Philippoi) – град во Источниот дел на Македонија, во богатата област Датон, во подножјето на Пангајската Гора, основан од кралот Филип II (356 пр. н.е.) на местото на тасоската колонија Крениди (Krenides). Во римско време станал колонија под името Colonia Augusta Iulia Philippensis. Тука е основана од стра-

на на св. апостол Павле првата христијанска општина во Македонија и воопшто во Европа (49 г.), за чие раководење бил поставен евангелистот Лука, кој токму во овој град и го составил едното од четирите евангелија што ја претставуваат основата на христијанското учење. Акрополата на градот е обвиткана со ѕид во должина од околу 3.500 m, подигнат во времето на Филип II, а под неа се откриени три светилишта, како и повеќе од 140 врежани вотивни релјефи и натписи посветени на божества. Во центарот на римскиот град, пак, кој се протегал на двете страни на патот Виа Егнатија, се наоѓал форум со два коринтски храма и голем портик што служел за јавни собири и трговија. Во близина на форумот имало библиотека и агора, а јужно од него палестра и терми. Од ранохристијанскиот период се среќаваат четири големи базилики и октогонална капела, која е дел на епископскиот градежен комплекс.

ЛИТ.: P. Colart, *Philippes, ville de Macedoine depuis ses origines jusqu' a la fin de l'epoque romaine*, Paris, 1937; D. Srejović, *Arheološki leksikon,* Beograd, 1997. К. М.-Р.

**ФИЛИПИКИ** – политички и епидиктички говори на најславниот антички говорник Демостен (384 – 322 г. пр. н.е.) против македонскиот крал Филип II (359–336 г. пр. н.е.). Од 352 г. пр. н.е., пред Народното собрание во Атина Демостен ги држи своите најпознати говори, со кои ги повикува Хелените на обединување за одбрана од непријателот Филип II; говорите не ја постигнуваат целта: Хелените се поразени и освоени. Тие се исклучителен документ за ова бурно време на крупни промени во кои македонската држава станува главен политички фактор во светски рамки.


Статуа на Демостен

ЛИТ.: *Demosthenes*, I–IV, Harvard University Press, 1956, 58, 1962, 63; Демостен, *Говори.* Прев. Д. Чадиковска, Скопје, 1995; А. Шукарова, *Филип II и атинските ретори*, Скопје, 2003; П. Карлие, *Демостен*, Скопје, 1994. А. Шук.

**ФИЛИПОВ**, **Стојан** (с. Старчишта, Неврокопско, 2. VIII 1877 – Неврокоп, 4. X 1944) – учител, учесник во Илинденското востание во Неврокопско, војвода на ВМРО по Првата светска војна и пунктов началник во Неврокоп. Бил член на Македонската парламентарна група во Народното собрание на Бугарија. Убиен без судење.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997;. Иванъ Михайловъ, *Спомени,* IV.., Indianapolis, 1973. З. Тод.


Стефка Филипова-Рајна

**ФИЛИПОВА-РАЈНА, Стефка** (с. Лешко, Горноџумајско, 21. X 1922 – Лисија, Горноџумајско, 29. I 1944) – учесничка во НОД во Пиринскиот дел на Македонија. Од самиот почеток на оружената борба вршела курирски должности за Горноџумајската партизанска чета. Била во редовите на Горноџумајскиот партизански одред „Никола Калапчиев" (од 1943) и учествувала речиси во сите борби што ги водел Одредот.

ИЗВ.: Кирил Граменов, *Създаване и развитие на партизанското движение в Благоевградска околия през периода на въоръжената борба 1941–1944. (Спомени),* „Военно-исторически сборник", XXV/1, София, 1956.

ЛИТ.: *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ФИЛИПОВИЧ, Димитрија** (XVIII – XIX в.) – добротвор од Кратово. Во 1812 г. го платил бакрорезното клише за Лесновскиот манастир со претстава на св. Гаврил Лесновски, а во 1817 г. во Будимската универзитетска печатница го финасирал печатењето на книгите „Митарства" и „Чудеса пресвјатија Богородице" од Јоаким Крчовски.

ЛИТ.: С. Радојчић, *Старине Црквеног Музеја у Скопљу*, Скопље, 1941, 87; М. Георгиевски, *Македонската печатарска дејност*, Скопје, 1972, 56. Ј. Ч.-Ф.

**ФИЛИПОВСКИ, Антоние (Доне) Божинов** (Куманово, 1920 – Пробиштип, 3. IV 1944) – комунистички деец и организатор на НОБ во Кумановско. Се школувал во Железничарското занаетчиско училиште во Ниш, но бил исклучен поради комунистички појави. По враќањето станал член на СКОЈ (1938) и на МК на СКОЈ во Куманово, завршил пилотски курс во Скопје (1939) и како матурант бил еден од организаторите на штрајкот во кумановската гимназија (1941). Бил и еден од организаторите на јадрото од 10 кумановски партизани во Вториот јужноморавски НОПО (26. VI 1943). Кога партизанското јадро се зголемило на 18 борци, бил формиран Кумановскиот НОПО (2. VIII 1943). Првин бил борец, а потоа политички комесар на Одредот, заменик-командант на Првиот кумановски НО баталјон „Јордан Николов-Орце" и командант на Кумановскиот НО ударен баталјон „Христијан Тодоровски-Карпош". Како командант на Вториот баталјон на Третата македонска НОУБ бил тешко ранет и заробен при нападот на Пробиштип (3. IV 1944), а потоа по ѕверско мачење бил убиен.


Антонио Филиповски

ИЗВ.: *Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945, Документи, Куманово*, 1988.

ЛИТ.: Дане Цеков, *Кумановска околија во НОВ* (од 16. II 1943 до 26. II 1944 година), Куманово, 1969; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1876, 91; Дане Цеков, *Кумановско во НОВ 1941–1945,* Куманово, 1989. С. Мл.

**ФИЛИПОВСКИ, Атанас** (с. Сулдурци, Радовишко, 22. IX 1946) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (1996) по предмети од областа на металните конструкции и испитувањето на конструкциите. Магистрирал во ИЗИИС (1978), докторирал на Градежниот факултет во Скопје (1988). Објавил учебници по метални, односно челични конструкции за Градежниот и Архитектонскиот факултет, единствени во земјава, кои се користат и од специјалистите во практиката. Љ. Т.

**ФИЛИПОВСКИ-ДАМЕ, Чеде,** (с. Никифорово, Гостиварско, 1923 – Радовишко, 26. VI 1945) – првоборец, народен херој. Бил ѕидарски работник во Белград. По Априлската војна се вратил во Македонија (1941), бил еден од организаторите на НОВ во Мавровскиот крај, член на КПЈ и на МК на КПЈ (1941), член на РК на


Чеде Филиповски-Даме

КПЈ за Маврово и раководител на Воениот штаб (1942), Секретар на Околискиот комитет на КПМ (1943), заменик политички комесар во Мавровско-гостиварскиот НОПО, командант на баталјон и заменик-командант на бригада (1943), заменик-командант и командант на 48. (македонска) дивизија на НОВЈ (1944). Посебно се истакнал во борбите за Кичево, Дебар, Кленоец, Пресека, Дебарца и Локов. По Ослободувањето завршил Виша воена академија во Белград. Загинал во несреќен случај. Прогласен е за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1970. Вл. Ив.


Ѓорѓи Филиповски

**ФИЛИПОВСКИ, Ѓорѓи Стефанов** (с. Сорович, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, РГ, 6. V 1919) – универзитетски професор, академик. Основно училиште и гимназија завршува во Битола. Студира агрономија во Земун (1937–1941) и дипломира во Софија (1942), каде што останува до 1944 г. како асистент по педологија. По ослободувањето е шеф на Отсекот за педологија и агрохемија на Земјоделскиот испитателен институт (1944–1947). Најмлад наставник во првиот наставнички совет на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (од 1947), каде што е и пензиониран како редовен професор. Докторирал во Земун со тема за солените почви на Овче Поле. Бил на студиски престои (по 6 месеци) во Франција и во САД. Кај него магистрирале и докторирале голем број студенти. На студиски престој кај него биле научни работници од странство. Основач е на Катедрата по педологија и агрохемија и повеќедецениски нејзин шеф. Бил продекан и декан на Факултетот. Ректор на Универзитетот по земјотресот и негов обновувач. За редовен член на МАНУ е избран во првиот состав (1967). Бил научен секретар на МАНУ во првите осум години по основањето, а потоа во три мандата и потпретседател. Еден од основачите на Земјоделско-шумарскиот факултет и на МАНУ. Тој е почесен доктор на Универзитетот во Брадфорд (Англија) и надворешен член на Академијата на науките на Босна и Херцеговина. Предавал на постдипломските студии во Скопје и во Белград. Бил визитинг-професор (една година) во Калифорнија и повеќе години држел предавања по педологија на меѓународните постдипломски студиуми од областа на медитеранското земјоделство во Италија (Бари) и Грција (Крит) каде што бил избран на меѓународен конкурс. Бил член на управниот одбор на повеќе меѓународни научни организации. Како експерт престојувал во Египет за користење на водите на Асуанската брана за мелиорирање на солените почви. Автор е на над 200 научни трудови отпечатени главно во Белград, како и во поголем број странски списанија, научни зборници и монографии. Учествувал на голем број меѓународни и национални научни конгреси во повеќе земји со реферати, а на некои и со главен реферат. Неговите трудови се од повеќе области на педологијата. Автор е на 19 монографии, од кои најважни се: монографијата „Земљишта Југославије" (преведена на англиски и многу цитирана), „Класификација земљишта Југославије" (основа и за изработката на педолошката карта на Југославија). Негово капитално дело е „Почвите на Република Македонија" во 6 томови во издание на МАНУ. Од другите монографии треба да се спомнат и тие за деградацијата на почвите на РМ, за класификацијата на почвите на РМ, за климатско-вегетациско-почвените региони во РМ и др. Благодарение на него и на неговите соработници, почвите на РМ се едни од најистражените на Балканот. Неговиот учебник по педологија претрпел 4 изданија (1968–1993). Има напишано и два терминолошки речника во издание на МАНУ (педологија, агрохемија).

БИБЛ.: *Почвите на Република Македонија*, I–V, МАНУ, Скопје, 1995–2001; *Карактеристики на климатско-вегетациско-почвени зони (региони) во Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 1996; *Деградација на почвите како компонента на животната средина на Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 2003; *Класификација на почвите на Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 2006. Р.


Љупчо Филиповски

**ФИЛИПОВСКИ, Љупчо** (Белград, 22. IX 1933) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје по предметот Архитектонски конструкции. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Скопје (1958). Освен со педагошка, се занимава и со научноистражувачка, проектантска и со публицистичка дејност. Реализира повеќе станбени објекти во Скопје, во Кавадарци и во Кочани. Објавил повеќе статии во стручни списанија и во дневниот печат.

ЛИТ.: *Сонце, енергија и архитектура*, Скопје, 1995 (со Т. Стојков); *Современи технологии на градење и префабрикација и монтажа кај станбени објекти*, Скопје, 1997; *Хидроизолации кај рамните кровни тераси*, Куманово, 1998. Кр. Т.

**ФИЛИПОВСКИ, Миле** (с. Маврово, Гостиварско 1920 – Скопје, 22. V 1986) – првоборец, генерал-полковик на ЈНА. Бил припадник на работничкото движење, член на КПЈ и учесник во НОБ (1941), борец во Кичевско-мавровскиот НОПО (1943), командант на баталјон и на Петнаесеттата македонска НОУ бригада. По Ослободувањето бил командант на воени гарнизони на ЈНА (Никшиќ и др.).

ЛИТ.: ДАРМ – Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии". Вл. Ив.

**ФИЛИПЧЕ, Добри Ставрев** (Охрид, 28. VII 1946) – спец. гинеколог-акушер, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Скопје (1970) и специјализирал гинекологија и акушерство (1973–1977). Работел на Гинеколошко-акушерската клиника (1971–2006) и бил нејзин директор (1998–2002). Магистрирал во Загреб (1978), а докторирал во Белград (1986). Основач е на првата балканска школа за ултра звук, се посветил на проблемите на перинаталната медицина, хуман фетус, експериментален фетус во животински модели. Публикувал



Добри Филипче

над 100 труда и повеќе монографии.

БИБЛ.: *Интраутерина ретардација на феталниот растеж,* Скопје, 1988; *Животот пред наше раѓање*, Охрид, 1994; *Визија за намалување на перинаталната смртност*, Скопје, 1999; *Менаџмент на компликациите во бременоста и раѓањето*, 2001; *Медикоетички проблеми во репродукцијата*, 2004; *Фетална медицина*, 2005. М. Шољ.



Илија Филипче

**ФИЛИПЧЕ, Илија Ставрев** (Охрид, 28. VII 1946) – спец. по ОРЛ, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, редовен член на МАНУ о (од 2009). Образованието го завршува во Скопје, а како специјалист (1977) доедукацијата ја добива во Загреб, Париз, Лион, Безје, Цирих, Прага и Оклахома Сити. Основач на современата ото-неврохирургија и истакнат експерт од областа на детската бронхоезофагологија. Во својата стручна едукативна работа воведува иновации што првпат се изведуваат во РМ: модифицираната техника за реконструкција на надворешното и средното уво кај вродените малформации, громет протеза во хируршкото лекување на секреторниот отитис во детската возраст, техниката на стапедотомија кај отосклерозата, декомпресија на ендолимфатичен sacus кај Мениеровата болест, воведува транслабиринтарен пристап кај процесите во понто-церебралниот агол во мозокот, како и техниката на тотална декомпресија на лицевиот нерв. Ја извршил првата имплантација на вештачко уво кај глувонеми лица во РМ. Во соработка со неврохирурзите вовел техника на назален пристап до хипофизата. Организатор на Првиот македонски конгрес по оториноларингологија и на голем број семинари. Публикувал над 100 стручни труда. Во својата кариера извршувал функции на директор на Клиниката за оториноларингологија, продекан на Мед. ф. и министер за здравство на РМ. М. Шољ.



Јасмина Филип-Чокреска

**ФИЛИП-ЧОКРЕВСКА, Јасмина** (Скопје, 2. VIII 1956) – историчар на уметноста, кустос советник во Одделот за уметност на националната установа Музеј на Македонија. Како кустос била задолжена за збирката на камената декоративна пластика и копиите на фрески (од 1980). Реализирала повеќе изложби во земјата и во странство. Посветена е на истражување на постарото графичко наследство и уметноста на XIX в.

БИБЛ.: *Антиминси од збирката на Музејот на Македонија*, Зборник за средновековна уметност, бр. 1, Скопје 1993; *Тома Сидер од Крушево,* на истото место, бр. 3, 2001, 205–216; *За постарото графичко наследство во Македонија* (на македонски и англиски јазик), Скопје, 2003; *Книжна икона на Св. Марина со житие*, „Зборник за средновековна уметност", бр. 5, Скопје, 2006, 157–168. С. Мл.



Марко Филјански

**ФИЉАНСКИ, Марко Василев** (Скопје, 13. X 1932) – спец. по стоматолошка протетика, редовен проф. на Ст. ф. Хабилитирал во 1970, а докторирал во 1984 г. Публикувал 111 статии. Учествувал во изведувањето на научни проекти. Бил раководител на Клиниката за мобилна стоматолошка протетика. Е. М.

**ФИЛМСКА ВОСПИТНО-ЕДУКАТИВНА ДЕЈНОСТ ВО МАКЕДОНИЈА**. Почетоците датираат од 1927 г., кога Хигиенскиот завод од Скопје започнал со редовни проекции на едукативни филмови. Оваа дејност ја продолжил и ја проширил Заводот за културно-просветен филм, формиран во 1956 г., користејќи го филмот како помошно средство во наставниот процес. Едукацијата за филмот се одвива преку форми за ширење на филмската култура, инкорпорирање на филмската уметност во наставниот процес и едукација на професионални кадри за кинематографија на Факултетот за драмски уметности. Ил. П.

**ФИЛМСКА ДИСТРИБУЦИЈА ВО МАКЕДОНИЈА**. Во почетокот на дваесеттите години од XX в. е регистриран првиот обид за занимавање со филмска дистрибуција – агентурата за промет со филмови на М. Асео и С. Мусафија. Со институционализирањето на македонската кинематографија по Ослободувањето, се формира дистрибутерската куќа „Македонија филм", а со општествените промени во деведесеттите години доаѓа до преструктуирање на оваа дејност – појава на повеќе приватни носители на кино и видеоправата: „Манаки филм", „С.В.-Р.С.А. " и др. Ил. П.




Георги Василевски: „Историја на филмот"

**ФИЛМСКА КРИТИКА И ПУБЛИЦИСТИКА ВО МАКЕДОНИЈА.** Од 1921 г. во периодиката се востановени рубрики за филмска критика, тренд што продолжува и по Втората светска војна. Периодот на педесеттите години од XX в. претставува истражување на медиумската структура и тука се испробуваат Димитар Митрев, Јован Бошковски, Димитар Солев и многумина други од редот на писателскиот еснаф. Темелите на автентичната македонска филмска критика се поставуваат во шеесеттите години (Илхами Емин, Георги Василевски, Цветан Станоевски, Мирослав Чепинчиќ...) и веќе во наредната

деценија кругот се проширува со помлади критичари (Илинденка Петрушева, Благоја Куновски, Томислав Османли). Со тоа се отвора патот за една интензивна филмска публицистика. На тој план најзначајно место има филмолошката издавачка дејност на Кинотеката на Македонија. Ил. П.



Кадар од филмот „Митинг во Прилеп"

**ФИЛМСКИ АМАТЕРИЗАМ ВО МАКЕДОНИЈА**. Со аматерските филмови на Кирил Миноски, Благоја Дрнков, Благоја Попстефанија и други (во втората половина на триесеттите години од XX в.) започнува развојот на филмскиот аматеризам кај нас. Веќе во 1950 г. е формиран Киносојузот на Македонија, како асоцијација на филмските аматери, а од 1996 г. тој е полноправен член на Меѓународната унија на непрофесионалниот филм (UNICA). Во периодот 1935–2006 г. се реализирани повеќе од 1.500 аматерски филмови од сите филмски родови (добитници на бројни награди на домашни и на странски фестивали). Филмските аматери работат во киноклубови или како самостојни автори. Најзначајни фестивали кај нас се: Државниот фестивал (од 1964), каде што се избира домашната селекција за Светскиот фестивал на УНИКА, Фестивалот на аматерскиот документарен филм во Битола и Меѓународниот студентски фестивал (ОСФАФ). Ил. П.



Кадар од филмот „Ликвидатор"

**ФИЛМСКОТО ПРОИЗВОДСТВО ВО МАКЕДОНИЈА.** Со документарно-пропагандните филмови „Во избори за нови победи" (Б. Дрнков) и „Жито за народот" (Т. Попов), реализирани преку Филмско-Скопје, во 1947 г. започнува повоениот развој на филмското производство во Македонија. Најбројниот опус на документарни, играни и анимирани филмови се реализирани од долгогодишниот државен продуцент „Вардар филм". Првото разбивање на тој монопол се случува во 1968 г., кога група слободни филмски работници ја формираат независната продукција Филмска работна заедница, со што (во конкурентски односи) доаѓа до зголемување на филмското производство. По згаснувањето на ФРЗ (1973), „Вардар филм" сè почесто реализира филмови во копродукција со Градски кина – Скопје, „Македонија филм" и Македонската телевизија. Од 1991 г. филмското производство го реализираат приватни продуцентски куќи („Прва партизанска продукција", „Пегаз", „Сектор филм"). Во текот на својот развој македонската продукција имаше ѕвездени мигови со реализацијата на значајни филмови: „Црно семе" (Кирил Ценевски), „Граница", „Време без војна" и „Најдолгиот пат" (Бранко Гапо), „Среќна Нова '49", „Оган" и „Дае" (Столе Попов), „Пред дождот" (Милчо Манчевски), „Ликвидатор" (Трајче Попов), „Голгота" (Мето Петровски), „Бериќет" (Митко Панов), „Адам" и „Феникс" (Петар Глигоровски), „Рака" (Дарко Марковиќ), „Отпор" (Боро Пејчинов) итн. Ил. П.



Кадар од филмот „Најдолгиот пат"

**ФИЛОВ, Богдан** (Стара Загора, Бугарија, 28. III 1883 – Софија, 1. II 1945) – археолог и историчар на уметноста, профашистички премиер и регент на Бугарија. Завршува класична гимназија во Софија. Студира на Универзитетите во Визбург, Лајпциг и Фрајбург, каде што учи класична филологија, стара историја и археологија.



Богдан Филов

Докторирал во Фрајбург. Од 1920 г. е директор на Народниот музеј во Софија. Од 1936 е избран за професор по историја и археологија на класичните народи на Универзитетот во Софија. Ги проучува изворите, епиграфските споменици, уметничкото античко наследство на просторот на Тракија и Македонија и влијанијата на хеленската култура врз варварските народи и нивното творење. Тој е основоположник на научната дисциплина Тракологија. Во 1916 г., заедно со Ј. Иванов, ја обиколува Македонија, почнувајќи од Мелник преку Струмица и Битола до Охрид, проучувајќи ги средновековните тврдини и цркви. Заедно со Шкорпил во 1927 г. ги обелодени истражувањата на познатата некропола кај Требениште во близина на Охрид и ги постави наодите во хронолошка и културолошка рамка, од што понатаму во науката многу не се отстапува, туку се надополнуваат неговите заклучоци со нови сознанија.

БИБЛ.: Bogdan Filow, Karl Schkorpil, *Die archaische Nekropole von Trebenische am Ochrida-See*, Berlin-Leipzig, 1927. В. Б.-Гр.

**„ФИЛОЗОФИЈА"** – единствено филозофско списание во РМ, гласило на (в.) *Филозофското друштво на Македонија*. Го издава изд. куќа Аз-Буки од Скопје и (в.) *Ин-*

*ститутот за филозофија*. Излегува четирипати годишно (првиот број во јуни 2002). Ја продолжува традицијата на (в.) *Филозофска трибина*. Заклучно со 2006 г. се излезени 20 броја. Списанието го има следниов профил: студии, есеи, критички осврти посветени на разни теми од доменот на сите филозофски дисциплини, од домашни и од странски автори; преводи на дела или фрагменти од значајни филозофи на светската историја на филозофијата; прикази, коментари на разни настани од филозофската дејност во РМ; објавени книги, симпозиуми, собири, трибини, предавања и дискусии.

ЛИТ.: М. Ѓошевски, *Десетте броја на Филозофија,* Филозофија, Скопје, 11, 2004, 139–145. В. Панз.

**ФИЛОЗОФИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА** – форма на човековото духовно творештво што во себе опфаќа поглед на светот и стремеж да се сознае и да се објасни севкупната стварност; наставно-научна дисциплина. Почетоците на филозофијата на почвата на Македонија се поврзани со појавата на словенската писменост. Творците на првото словенско писмо се и автори на првите филозофски текстови. *Св. Кирил (Константин) Филозоф* (в.) ја дал и првата дефиниција на филозофијата на словенски јазик: Филозофијата е разбирање на божјите и на човечките нешта, за човек да може да му се доближи на Бога и го учи човекот со делата да биде слика и лика на тој што го создал. Кирилометодиевската филозофска и теолошка традиција ја востановија голем број нивни ученици. Св. *Климент Охридски* (в.) во своите Беседи ги застапува етичките ставови за добродетелта како дејност со која човекот се стреми да му се доближи на Бога. *Константин Брегалнички* (в.) во „Поучното евангелие“ ги изложува и своите етички погледи: целта на животот е морален живот исполнет со добри дела, а средства на моралното усовршување се верата, благодарноста и љубовта кон Бога. Го превел на словенски едно од најважните дела од христијанската теологија „Четирите беседи против аријанците“ од Атанасиј Александриски, со што даде голем придонес во создавањето на словенската филозофска терминологија и воопшто во развитокот на теоретската дејност на словенски јазик. *Црноризец Храбар* (в.) во прочуениот спис „За буквите“ изложува една своевидна филозофија на културата, заложувајќи се за правото на словенскиот јазик на своја азбука.



Георги Старделов: „Summa Aestheticae“, (1991)

Во првата половина на X в. се појави (в.) *богомилството*, социјално движење против сите форми на насилство и експлоатација, кое во своите филозозофско-теолошки основи (космогонија, есхатологија) застапуваше дуализам. Во етиката, богомилите пропагираа апсолутен аскетизам и живеење во еден вид примитивни комунистички заедници.

Во првата половина на XIV в. дејствува најзначајниот автор од тоа време – Григориј Акиндин, по потекло од Македонија, кој, заедно со Варлаам, истапи против мистичкото учење на Григориј Палама, познато како (в.) *исихазам*. Во своето дело „За суштината и активноста“ Акиндин (инспириран од Тома Аквински) застапува аристотелијански рационалистички погледи, дека единствен пат за сознавањето на вистината, преку која и може да се спознае Бог, е знаењето, односно идеите, кои се единствена светлина на познанието, се човечки и не постојат пред стварите во Бога, туку во стварите од каде ги извлекува човечкиот ум.

Подем на филозофската мисла во Македонија се остварува во XIX в. Главната определба на мислителите од овој период (Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ, Јордан Хаџиконстантинов–Џинот, браќата Димитрија и Константин Миладиновци, Рајко Жинзифов, Григор Прличев, Кузман Шапкарев и др.) е борбата за национална и културна самобитност, за слобода и просветеност.

Голем број просветителски дејци, поради специфичните социјални околности во Македонија, престојуваа и дејствуваа во соседните земји. Меѓу најпознатите е и Иван Ѓоргов (1862–1936), првин асистент на В. Вунт, а потоа професор и повеќекратен ректор на Софискиот универзитет, автор на повеќе од 300 трудови од сите филозофски дисциплини.

Меѓу двете светски војни филозофската мисла во Македонија доби нов импулс со отворањето на Филозофскиот факултет во Скопје (1920), каде што филозофијата се изучува како наставна дисциплина. Освен институционалните форми на работа (на српско-хрватски јазик), Факултетот организира предавања, семинари и за пошироката јавност. На семинарите што ги организираше професорот (в.) *Душан Недељковиќ* учествуваа голем број млади марксисти и комунисти, кои немаа статус на студенти, меѓу кои и (в.) *Кочо Рацин*. Своите марксистички филозофски сфаќања Рацин ги изложи во низа текстови: „Г. В. Ф. Хегел“, објавен во сп. „Литература“ (Загреб, 1931), „Значењето на Хегеловата филозофија“ (*Млада култура*, Белград, 1939) „Уметноста и работничката класа“ и др.

Во овој период филозофската мисла ја развиваа и повеќе други дејци, меѓу кои Ефтим Робев (застапуваше бергсоновски идеи) кој во Париз (1925) ги објави книгите „За рефлексивната анализа“ и „Лајбниц и Мен де Биран“ и (в.) *Димитар Ѓузелев* („Шопенхауеровата прагматистичка критика на умот“, Загреб, 1935).

Филозофијата доживува интензивен и систематски развој по ослободувањето на Македонија и основањето на Катедрата за филозофија, подоцна (в.) *Институт за филозофија* при Филозофскиот факултет во Скопје (1946). Во почетокот на Катедрата беа ангажирани професори од другите југословенски универзитетски центри: (в.) *Живорад Радовиќ*, *Богдан Шешиќ*, *Загорка Миќиќ*, *Павао Вук-Павловиќ* и *Абдулах Шарчевиќ*, кои во Скопје објавија повеќе значајни филозофски дела. Подоцна, со оформувањето на сопствен наставно-научен кадар, филозофијата, во сите нејзини дисциплини (историја на филозофијата, логика, онтологија, гносеологија, етика, естетика, филозофска антропологија, филозофија на политиката и др.) ја развиваат (в.) *Јонче Јосифовски* (автор на првиот учебник по филозофија на македонски јазик), *Митко Илиевски*, *Георги Старделов*, *Кирил Темков*, *Ферид Мухиќ*, *Виолета Панзова*, *Коле Јовановски*, *Мирко Ѓошевски*, *Љубомир Цуцуловски*, *Вера Георгиева-Петковска*, *Бранислав Саркањац*, *Иван Џепароски*, *Олга Заревска, Иванчо Атанасовски, Ана Димишковска-Трајаноска* и др. Познати филозофски автори во Македонија се и Драган Ташковски, Димитар Димитров,

Боро Китановски, Јаким Синадиновски, Сејфедин Сулејмани, Стојан Јордановски, Јордан Радевски, Павле Бидев и др. Објавени се голем број книги и статии во домашни и во странски публикации, спроведени се значајни истражувања, одбранети се многу магистерски и докторски дисертации од сите подрачја на филозофијата.

ЛИТ.: К. Темков, *Минатото и сегашноста на филозофијата во Македонија,* Филозофска трибина, Скопје, 9–10, 1985, 7–14; *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006. В. Панз.

**„ФИЛОЗОФСКА ТРИБИНА"** – прво филозофско списание во Македонија што го издаваше ННСГ за филозофија при Филозофскиот факултет (Скопје) и Секцијата за филозофија при Друштвото за филозофија, социологија и политикологија на СРМ. Првиот број беше насловен „Билтен на Секцијата за филозофија при Друштвото за филозофија, социологија и политикологија на СРМ" (мај, 1978). Списанието ги имаше следниве рубрики: студии и есеи; големи текстови; од наставно-образовната дејност; прикази и осврти; библиографија. Поради недостиг на финансиски средства престана да излегува во 1996 г. Неговата традиција ја продолжи (в.) „*Филозофија*". В. Панз.



Списанието „Филозофска трибина"

**ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ – СКОПЈЕ** – високошколска и научна установа во областа на општествените науки, на која се образоваат главно наставнички кадри за работа во предучилишното, во основното и во средното образование. Филозофскиот факултет е прва национална високошколска и научна установа со која започнува конституирањето и развојот на првиот македонски универзитет – Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Основан е непосредно по ослободувањето на Македонија, а за официјален почеток на неговата работа е прогласен 16 декември 1946 г., кога се одржани првите предавања. Комисијата што работела на неговото организирање, формирана од тогашниот министер за народна просвета Никола Минчев, ја сочинувале: д-р Михаило Петрушевски, д-р Харалампие Поленаковиќ, д-р Ѓорѓи Шоптрајанов, Блаже Конески, Љубен Лапе и Јован Трифуновски. За прв декан бил избран д-р Михаило Петрушевски, а за продекан д-р Фран Петре. Првата учебна 1946/47 г. почнала со 20 наставници и 1 асистент и со 548 студенти, запишани на 6 студиски групи на Историско-филолошкиот оддел (македонски јазик, југословенска книжевност, историја со историја на уметноста, романска филологија, класична филологија и филозофија со педагогија) и на 5 студиски групи на Природно-математичкиот оддел (математика, физика, хемија, биологија и географија со етнологија).


Филозофскиот факултет во зградата на Скопскиот универзитет (1952-1963)

Со формирањето на Филозофскиот факултет не само што започна развитокот на високото образование во РМ, туку се удрени и темелите на развојот на фундаменталните општествени и природни науки. Филозофскиот факултет е формиран со првенствена задача да подготвува наставници по општообразовните предмети за средното образование, за кои во тоа време се чувствувала посебна потреба. Младата македонска држава, заедно со политичките цели за создавање слободна и современа држава, како примарна национална задача и една од основните претпоставки на националната и воопшто на човековата еманципација, го поставила и прашањето за просветување на народот. Македонија, земјата во која се зароди словенската писменост, Ослободувањето (1945) ја затече со близу 70% неписмено население над десетгодишна возраст. Основањето на Филозофскиот факултет всушност е одговор на овие предизвици.

Во развојната динамика на Филозофскиот факултет се оцртуваат четири фази. Првата е омеѓена со издвојувањето на Природно-математичкиот оддел (1958) во посебен Природно-математички факултет. Карактеристично за оваа развојна фаза се огромните усилби за создавање што посоодветни кадровски, просторни, материјално-технички и дидактички услови за остварување на наставно-образовниот и научноистражувачкиот процес. Втората фаза завршува со издвојувањето на филолошките студиски групи (1974) и формирањето на Филолошкиот факултет. Тоа е времето кога се совладуваат и последиците од катастрофалниот скопски земјотрес (1963), кога започнува третата фаза, чии основни белези се општествено-самоуправните преструктуирања и проширувањето на студиските програми.

Во учебната 1974/75 г. се отворени 4 нови студиски групи (Историја на уметноста со археологија, Психологија, Социологија и Оп-


Зградата на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" и Филозофскиот факултет, Скопје

штонародна одбрана). Кон Филозофскиот факултет се приклучува дотогашната Виша школа за социјални работници, чии студии од учебната 1987/88 г. прераснуваат во четиригодишни. Во учебната 1993/94 г. при Институтот за педагогија почнаа студиите по дефектологија, кои по три години прераснаа во Институт за дефектологија.

Четвртата, современата фаза, која почнува со осамостојувањето на РМ (1991), ја карактеризираат процеси на организациски, управно-раководни и содржинско-програмски преструктуирања, како и воведувањето на Европскиот кредит трансфер систем (ЕКТС). Наставно-образовниот и научноистражувачкиот процес се остварува на 10 посебни институти, и тоа за: филозофија, педагогија, историја, историја на уметноста и археологија, класични студии, психологија, социологија, одбрамбени и мировни студии, социјална работа и социјална политика и дефектологија; и на две катедри: за хуманистички студии и за дефендологија.

Студиските програми се организирани на три нивоа: додипломски, постдипломски (специјалистички и магистерски) и докторски студии. Заклучно со 2006 г. на Филозофскиот факултет дипломирале 10.466 студенти. Одбранети се 330 магистерски и 266 докторски дисертации. Факултетот располага со библиотечен фонд од над 180.000 книги и други изданија. Од 1948 г. Филозофскиот факултет издава свој *„Годишен зборник“* (в.), во кое се објавуваат научни прилози од наставниците и соработниците на Факултетот. Филозофски факултет во Скопје постоел и меѓу двете светски војни, во времето на Кралството Југославија. Основан е со Кралска уредба од 2. II 1920 г., со задача да подготвува наставници за средните училишта, а со официјализирани наставни планови работи од учебната 1924/25 г. Иако со денационализаторска и асимилаторска матрица кон македонскиот народ, дал своевиден придонес во подигањето на образовното ниво на македонското население. Од него произлегле и значителен број интелектуалци и борци за македонската кауза.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, Филозофски факултет, 2006. К. Камб.

**ФИЛОЗОФСКО ДРУШТВО НА МАКЕДОНИЈА** – здружение на граѓани кои се професионално поврзани или заинтересирани за филозофијата, првпат формирано во 1956 г. Во периодот 1967–1975 г. дејствува како Друштво за филозофија и социологија на СРМ, кога се трансформира во Секција за филозофија при Друштвото за филозофија, социологија и политикологија на СРМ. Како Филозофско друштво на Македонија е регистрирано во 1996 г. и пререгистрирано во 2003 г. Член е на Светската федерација на филозофски друштва (FISP) од јуни 2006. Основна задача му е поттикнување, развивање и афирмирање на филозофијата како теоретска и наставна дејност. За реализирање на таа задача Друштвото преземало разни активности: организирани се голем број симпозиуми (неколку меѓународни), кои се посветени на делото на познати светски и наши филозофи (Кант, Хјум, Декарт, Павао–Вук Павловиќ, Јосифовски, Илиевски и многу др.), како и на одделни филозофски прашања: стручни расправи по значајни филозофски теми; активности поврзани со подигнување на нивото на наставата по филозофија и другите филозофски дисциплини во средното и во високото образование; истражувања на филозофската традиција во Македонија (проект: Историја на филозофијата во Македонија); издавачка дејност (заедно со Институтот го покрена и го издаваше списанието (в.) „*Филозофска трибина*“ односно (в.) „*Филозофија*“); јавни предавања, трибини; написи и настапи на неговите членови во печатените и електронските медиуми и др. Одигра значајна улога во заживувањето и збогатувањето на филозофскиот живот во Македонија.

ЛИТ.: М. Ѓошевски, *Од работата на секцијата за филозофија,* Филозофска трибина, Скопје, 5–6, 1981, 332–343. В. Панз.

**ФИЛОКРАТОВ МИР** (336 г. пр. н.е.) – мир склучен помеѓу македонскиот крал Филип II и Атина. Бил постигнат по предлог на атинскиот политичар Филократ, поради силната воена експанзија на Филип, во корист на македонскиот крал. До склучувањето на мирот три пратеништва на Атина (присутни се Демостен и Ајсхин) доаѓале во Пела и пратеништва на Филип во Атина.

ЛИТ.: Демостен, Говори, Скопје, 1995; А. Шукарова, Филип II Македонски и атинските ретори, Скопје, 2003. А. Шук.

**ФИЛОКСЕРА – ЛОЗОВА ВОШКА** (*Phylloxera vastatrix* Planch.) – растителна вошка што е пренесена од Америка. Се размножува на многу специфичен начин. Мали бескрилни женки од овој вид се сместуваат на лозови листови и на бесполов начин (партеногенетски) создаваат голем број единки; тие се собираат на жилките од листовите и прават испакнувања (глуждови). Подоцна се развиваат крилати женки, кои прелетуваат во други лозови насади, каде што на опачината од листот полагаат два вида јајца; од поголемите се развиваат бескрилни женки, а од помалите – мажјаци; по спарувањето женката полага едно јајце под кората на лозата, кое презимува; потоа возрасните единки умираат. На пролет од оплоденото јајце се развива бескрилна женка која го повторува циклусот.



Лозови вошки

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ФИЛОТЕЈ** (Негуш, XVII–XVIII в.) – јеромонах, охридски архиепископ (16. VII 1714 – 6. VII 1718), а потоа лишен од архиерејски и свештенички чин (4. II 1719) и пратен во прогонство. Бил авантуристички самоволник што ја злоупотребувал својата положба. Во неговото време се засилило патријаршиското влијание, па без негова дозвола, цариградскиот патријарх Еремија IV, со помош на фанариотите, раководел некои јужни епархии. Поради незадоволството од неговото управување, десет епархиски архиереи свикале црковен собор во с. Маврово (Костурско), при што тој бил сменет и назначен за корчански митрополит, на местото на новоизбраниот охридски архиепископ Јоасаф IV. Во настојување да се врати на тронот, наклеветил видни охридски првенци, поради што бил лишен од архиерејски и свештенички чин. Снабден со пасош од рускиот амбасадор во Цариград Дашков, пристигнал во Москва (6. I 1722), а подоцна се обратил со молба за материјална помош од грофот Г. И. Головин (6. I 1722). Од рускиот император Петар Велики побарал 6.000 рубли и ја добил на управување Смоленската епархија. По кратко време бил обвинет за докажано расипништво и користољубие (4. VII 1722) и се спасил со простувањето од императорката Екатерина I.

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архиепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394–1767), София, 1931; Јован Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 76.; Славко Димевски, *Историја на македонската православна црква,* Скопје, 1989. С. Мл.

**ФИНАЛНА ОБРАБОТКА НА ДРВОТО** – дејност што се темели на физичките промени на дрвото низ технологиите на финалното производство. Во финалната обработка на дрвото се застапени главно механичките процеси, потоа хидротермичките процеси и во многу мала мера физичко-хемиските процеси во дрвната индустрија. Поради доминантноста на механичките процеси, финалната обработка на дрвото најчесто се нарекува финална механичка обработка на дрвото. Во финалната обработка на дрвото се користат разновидни суровини, полупроизводи и други полуфабрикати за производство на финални производи, наменети за опремување на разни простори за живеење, работа и одмор на човекот. Финалната механичка обработка на дрвото ги обработува следните проблеми во финализацијата на дрвото: толеранции и налегнувања, точност на обработката, изработка на детали (од бичена граѓа, од плочи, со фурнирање и со брусење), составување елементи во потсостави и во состави (составување на елементи во рамки, во плочести елементи, лепење со високофреквентна електрична енергија, составување со метални врски), завршна обработка, завршна монтажа (монтажна шема, монтажна линија, пресметка на елементи за проектирање на монтажна линија, складирање во монтажно одделение и работни процеси во монтажата). Б. Ил.

**ФИНЕС** – патна станица од римско време, забележана на Табула Појтингеријана (III–IV в.), на делницата од римскиот пат помеѓу Стоби и Скупи. Името означува пограничен топоним. Се лоцира на границата на провинциите Дарданија и Македонија, јужно-југоисточно од Катланово, кај селата Рудник, Кожле или Крушје.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Прилог за реконструкција на Tabula Peutingeriana на делницата Scupi–Stobi*, „Жива Антика“, XI, 1, Скопје, 1961. К. Ац.

**ФИРМИЛИЈАН (ДРАЖИЌ)** (Шабац, Србија, 20. VIII 1851 – Белград, 7. XII 1903) – српски скопски митрополит (1897–1902–1903), поставен од Српската православна црква со посредство на Русија. Рат. Гр.

**ФИРФОВ, Живко** (Велес, 20. XI 1906 – Скопје, 21. VII 1984) – етномузиколог и композитор. Музичка школа учел во Белград, а подоцна студирал композиција кај Ј. Славенски и Ј. Арбатски. По Ослободувањето вршел низа одговорни должности во Скопје: шеф на Отсекот за уметност во Одделението за култура и уметност


Живко Фирфов

при АСНОМ; шеф на Отсекот за народна музика во Радио Скопје; еден од основачите и прв уметнички директор на ансамблот „Танец“; шеф на Одделението за народна музика во Институтот за фолклор, а подоцна и негов директор. Бил дописен член на Меѓународното фолклорно друштво ИФЦМ во Лондон. Својата главна преокупација ја наоѓа на полето на фолклорот. Особено се истакнува како собирач, мелограф и толкувач на македонскиот музички фолклор. Собрал и мелографирал над 7.000 народни мелодии, дел од кои се објавени во збирките „Македонски музички фолклор“, 1 (1953) и 2 (1964). Објавил и поголем број други стручни трудови: „Метричките особини на македонската народна музика“ (1951), „Дијафонијата на македонската народна музика“ (1958), „Македонските мелографи од крајот на XIX век“ (1963), „Македонските мелографи од крајот на XIX век“ (1963) и др. Оставил десетина композиции (најпознати се хорскиот циклус „Хуморески“, 1–3 и „Дротар“). Б. Орт.


Милан Фирфов

**ФИРФОВ, Милан** (Скопје, 25. III 1943) – певец (баритон) и пијанист. Дипломира пијано (А. Прегер, 1969) и соло-пеење (Н. Цвеиќ, 1970) на Музичката академија во Белград, каде што ја стекнува и титулата магистер по соло-пеење (З. Зикова, 1974). Уметничката кариера ја започнува како солист во Операта на МНТ, а од 1969 г. предава на ФМУ во Скопје (редовен професор). Приредил повеќе солистички рецитали и настапи во придружба на оркестар. Се занимава и со музичка критика. Б. Орт.


Данка Фирфова

**ФИРФОВА, Данка** (Велес, 2. II 1918 – Скопје, 21. VI 2003) – оперска певица, сопран, првенка на Операта на МНТ. Пеење учела во Белград и Софија кај професорите Медведова-Шкерјанц, Љ. Киш и Х. Брмбаров. Се усовршувала во Италија на Миланската Скала. До 1947 г. работела како наставник по музичко воспитување во Земун, Велес и Скопје. Учесник е во првите изведби на македонски јазик на операта *Кавалерија рустикана* во мај 1947 г. и со тоа станува еден од основачите на Македонската опера. Од 1948 до 1975 г. е постојан член на Операта на МНТ. Извесен период (1956–1958) е член на Операта во Нови Сад. Во текот на оперската кариера остварила повеќе од 15 главни улоги меѓу кои: Аида, Дездемона *(Отело),* Леонора *(Трубадур),* Шарлота (*Вертер),* Марженка *(Продадена невеста),* Ѓула *(Еро од оној свет),* Тоска, Елизабета *(Дон Карлос),* Турандот. Гостувала во оперските центри на Југославија, како и во Полска, Бугарија, Грција. Музичката критика го истакнува нејзиниот прекрасен драмски сопран, со голема носивост, заобленост и топлина. Ф. М.

**ФИСКАЛНА ПОЛИТИКА** – употреба на јавните приходи и расходи за дејствување врз макроекономските агрегати, односно врз вкупната економска активност. На краток рок фискалната експанзија дејствува врз порастот на бруто домашниот производ и на вработеноста. Долгорочните ефекти на фискалната експанзија се ограничени, бидејќи предизвикуваат инфлаторен притисок, пораст на каматните стапки и опаѓање на инвестициите и производството. Во време на рецесии (опаѓање на економската активност) владите ја користат т.н. дискрециона фискална политика за заживување на економската активност, преку намалување на даночните стапки и зголемување на јавната потрошувач-

ка, или преку комбинација на двете мерки. Обратно се постапува во време на експанзија (инфлаторен притисок во економијата). Фискалната политика може да дејствува и преку т.н. автоматски стабилизатори (владите не преземаат никакви мерки, а даночните зафаќања и јавната потрошувачка автоматски се приспособуваат на состојбата на економијата – експанзија или рецесии). Фискалната политика во СФРЈ и во СРМ се карактеризираше со неконзистентност и неефикасност што произлегуваше од нестандардните и механички поврзани даночни приходи на федерацијата, републиките, автономните покраини, општините и самоуправните интересни заедници кои, истовремено, се јавуваа и како центри на финансиско одлучување и трошење на јавните приходи. Во раните транзициони години фискалната политика беше експанзивна (буџетските дефицити изнесуваа –9,8%, 1992 г., и –13,4%, 1993 г.) и креираше инфлаторен притисок во економијата. Во текот на 1994 г. буџетските дефицити (централниот буџет и вонбуџетските фондови) паднаа на –2,7% и останаа вонредно ниски до денешни дни (исклучок прават конфликтната 2001 г. и постконфликтната 2002 г.). Тие останаа ниски, и покрај значајните обврски на буџетот врзани за сервисирањето на надворешниот долг и особено на внатрешниот долг (санација на банките, реструктурирање на претпријатијата, обврски кон старото девизно штедење и од денационализацијата). Од овој аспект, фискалната политика даде значаен придонес во одржувањето на ценовната стабилност, на стабилноста на девизниот курс и воопшто на фискалната одржливост. Иако, генерално, фискалната политика во Македонија по 1992 г. може да се означи како прудентна, таа е соочена и со одредени слабости: (1) неповолна структура на буџетските трошоци (в. *транзиција на македонската економија*) и (2) нагласена рестриктивност во одделни години, а заедно со монетарните контракции, тие придонесоа за појавата на епизодите на дефлација во македонската економија (1999 и 2004 г.) и беа една од причините за ниските стапки на економскиот раст.

ИЗВ.: EBRD**,** Transition report за соодветните години.

ЛИТ.: M. Parkin, M. Powell, K. Matthews, *Economics*, Fifth Edition, Pearson Education, London, 2003; К. Богоев, Ж. Атанасовски, *Даночниот систем на Македонија*, Скопје, 1994. Т. Ф.

**ФИСКАЛНА ДЕЦЕНТРАЛИЗАЦИЈА ВО РМ** – процес на прераспределба на приходните извори помеѓу централната и локалната власт, предизвикан од правната и административната децентрализација, чија цел е обезбедување достатно финансиски средства за финансирање на новите функции (надлежности) на единиците на локалната власт (општините). Фискалната децентрализација се темели на политичката децентрализација, односно на пренесувањето на одредени функции или надлежности од централната на локалната власт. Смислата на децентрализацијата на функциите е во тоа што одлуките за задоволување на јавните услуги што повеќе да се усогласат се преференциите на потрошувачите, а исто така одлучувањето за финансирањето на јавните услуги да им се препушти „на оние власти што се најблиску до граѓаните“ (Европска повелба за локалната самоуправа).


Зградата на Владата на Република Македонија во Скопје

РМ има богато искуство во сферата на локалните финансии. Со Уставот на поранешната југословенска федерација од 1974 г. беше воспоставена екстремна вертикална децентрализација на релацијата федерација – републики – локални единици на власта (општини). Исто така, постоеше изразена хоризонтална децентрализација, бидејќи во јавното финансирање беа вклучени различните степени на државната власт и посебните самоуправни ентитети – самоуправните интересни заедници и фондовите.

Сè до 1990 г., значајни општествени дејности и служби, вклучувајќи ги образованието, здравството и урбанизацијата, беа управувани и финансирани од страна на локалните власти. Реформите што настапија од 1990 г. доведоа до политичка и фискална централизација, што значеше значајно ограничување на функциите и финансиските ресурси на локалната власт. Подоцна, приходите и расходите на буџетите на локалните единици беа регулирани со Законот за буџетите (1993), а нивните надлежности (функции) со Законот за локална самоуправа (од 1995). Со учество од 1% на локалните буџети во вкупните буџетски средства РМ влезе во редот на највисоко централизираните држави во Европа. Централизираните финансиски односи не кореспондираа со нормите на Европската повелба за локалната самоуправа, која РМ ја ратификуваше во 1997 г. Врз основа на Стратегијата за реформи на локалната самоуправа од 1999 г., која ги уважи основните определби на Европската повелба за локална самоуправа, се донесоа новиот Закон за локалната самоуправа (2002) и Законот за финансирање на единиците на локалната самоуправа (2004). Со Законот за територијална организација од 2004 г. се устроија општините во скопското подрачје и Градот Скопје како посебна единица.

Листата на надлежности (функции) на општините во Македонија е наполно усогласена со Европската повелба и опфаќа: урбанистичко планирање, заштита на животната средина, локален еколошки развој, комунални дејности, култура, спорт и рекреација, социјална заштита и грижа за хендикепираните и инвалидизираните лица, основно и средно образование, примарна здравствена заштита и други класични локални надлежности. Широката листа на надлежности го актуелизира проблемот на распределбата на приходните извори со централната власт и, исто така, проблемот со дотациите за локалните буџети.

Општините остваруваат приходи од следниве извори: а) сопствени приходи, б) заеднички приходи, и в) дотации од буџетот на централната власт и од буџетите на фондовите. Сопствените приходи се состојат од локални даноци (данок на имот, данок на наследство и подарок и данок на промет на

недвижности и права), локални такси, локални надоместоци, приходи од сопственост и други приходи (донации, парични казни итн.). Даноците на имот, таксите и локалните надоместоци ги воведува Собранието на РМ, а тоа значи дека тие се применуваат еднообразно во сите општини. Единствено стапките на даноците на имот може да ги уредуваат општините, но до одредени лимити.

Во македонскиот систем како заеднички данок (кој може да се третира и како вид дотација за општините) е предвиден само персоналниот данок на доход, при што на општините им припаѓаат: (1) 3% од овој данок врз основа на личните примања од платите на физички лица, кој е наплатен во тековната година во општината во која обврзниците се пријавени со постојано живеалиште и престојувалиште, и (2) 100% од овој данок наплатен од физички лица што се регистрирани за занаетчиска дејност на подрачјето на општината.

Дотациите се користат за надополнување на основниот систем на распределба на приходните извори (даноците), поради постоењето на расчекор помеѓу постојните финансиски средства и расходните потреби (односно на т.н. вертикален фискален дебаланс) и поради разликите во фискалниот капацитет меѓу општините, поради нееднаквата економска развиеност (односно на тн. хоризонтален фискален дебаланс). Дотациите претставуваат финансиски трансфери од буџетот на централната власт и од буџетите на фондовите за буџетите на општините. Општата дотација се доделува за финансирање на сите надлежности на општините, без однапред да се утврдува намената или условите под кои може да се користи. Глобалниот износ на општата дотација се обезбедува во висина од 3% од вкупно наплатените приходи од ДДВ во претходната година, а распределбата се врши најмалку 50% според критериумот на приходи по жител, а остатокот според други критериуми што ги утврдува Владата на РМ.

Групата наменски дотации опфаќа неколку вида трансфери, и тоа: (1) наменска дотација што се распределува по општини врз основа на проект, за одредена институција или посебна програма, што ја утврдува надлежното министерство или соодветниот фонд, (2) капитална дотација, што се доделува на општината за финансирање на инвестициони проекти, врз основа на програма што ја утврдува Владата на РМ, (3) блок-дотација, што се доделува врз основа на конкретни програми, за новите надлежности во културата, образованието, социјалната заштита итн., и (4) дотација за делегирана надлежност. Имплементацијата на фискалната децентрализација се одвива етапно, почнувајќи од 1. I 2005 г.

ЛИТ.: Ксенте Богоев, *Фискалните аспекти на децентрализацијата – суштина и импликации*, „Билтен на Министерството за финансии на Република Македонија", 7–8, 2004. Ж. А.


Таки Фити

**ФИТИ, Таки** (Крушево, 7. XI 1950) – економист, унив. професор, општественик, државник, академик. Основно и средно образование завршил во Крушево. Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје (1973), каде што магистрирал (1980) и докторирал (1983) на теми од областа на економскиот развој на земјите во развој. Избран е за асистент на Економскиот факултет во Скопје по предметот Политичка економија на капитализмот (1974), за доцент (1983), за вонреден (1988) и за редовен професор (1993). На редовните студии ги предава предметите Основи на економијата и Претприемништво. На постдипломските студии предава: Меѓународна економија, Менаџмент на мал бизнис, Економија на јавниот сектор, Социјалната политика и пазарот на трудот во ЕУ, Современи макроекономски концепции и политики, и др. Раководител на постдипломскиот студиум „Економски развој и меѓународни финансии". Бил претседател на Советот на ЕФ, шеф на Катедрата по економија, претседател на Комисијата за самоевалуација на ЕФ во Скопје. Избран е за редовен член на МАНУ (2003) и секретар на Одделението за општествени науки на МАНУ.

Извршувал одговорни стручни, општествени и државни функции: член на Работната група за подготовка на економскиот дел на новиот Устав на РМ; претседател на Управниот одбор на Агенцијата на РМ за трансформација на претпријатијата со општествен капитал (1994–1996); претседател на Сојузот на економистите на Македонија (1992–1999); координатор на Работната група на РМ за сукцесија на имотот на поранешната федерација, секретаријатите и агенциите и нејзин претставник во работата на Комисијата на ЕУ во Брисел; министер за финансии во Владата на РМ (1996–1998) и гувернер во Светската и во Европската банка за обнова и развој во истиот период; пратеник во Собранието на РМ (2001–2002); член на советничкиот тим на претседателот на Владата на РМ (2005–2006), а од 2005 г. и на советничкиот тим на гувернерот на НБМ.

Автор е на повеќе од 200 научни и стручни трудови објавени во земјата и во странство, од кои 20 се книги и учебници, 25 проекти (национални и меѓународни) и 75 статии. Во современата микроекономија, неговиот научен придонес посебно е лоциран во истражувањето на новите теоретски пробиви во т.н. домени на пазарен неуспех и во тој контекст во новото обмислување на економските функции на државата – регулацијата, дерегулацијата и претприемничкото реструктурирање на современите економии. Во доменот на современата макроекономија е



Таки Фити: „Економија"

фокусиран главно во истражувањето на новите макроекономски концепции што се однесуваат на преовладувачките макроекономски парадигми (новите класичари и новите кејнзијанци) и нивните импликации врз природата и карактерот на стабилизациските макроекономски политики. Со својата ангажираност и остварените резултати, дал драгоцен придонес за трансферот на најновите сознанија од стандардната економска наука и за развојот на македонската економска мисла; придонел за градењето на новиот економски систем, макроекономската политика и функционалната пазарна економија во нашата земја; ја динамизирал активноста на МАНУ во доменот на економските истражувања; се афирми-

рал како еден од успешните и водечки македонски економисти од средната генерација.

БИБЛ.: позначајни книги и учебници: *Транснационалните компании и извозот на капитал,* Скопје 1989; *Современите пазарни стопанства,* Скопје, 1991; *Претприемништвото и претприемничкиот менаџмент* (коавтор), Скопје 1994; *Економија – микроекономски пристап* (редактор и автор), Скопје, 1997; *Економија – макроекономски пристап (*редактор и автор), Скопје, 1998; *Нобеловци по економија* (редактор и автор), Скопје, 2000; *Современите макроекономски концепции и економските политики,* Скопје, 2001; *Претприемништво* (коавтор), Скопје, (I изд. 1999, II изд. 2007); *Small Enterprise Development in South-East Europe, Policies for Sustainable Growth* (Edited by: W. Bartlett, M. Bateman and M. Vehivec) co-author, Kluwer Academic Publishers, Boston (Dordrecht) London, 2002; *Макроекономија,* Скопје, 2003; *Основи на микроекономијата,* Скопје, 2004; *Економија – основи на економијата,* Скопје, 2006; позначајни проекти: *Преструктуирање југословенске привреде путем уласка нових малих и средњих предузећа,* координатор за Македонија, Београд, 1987; *Prospects for Small Business Development in the Republic of Macedonia*, консултант, The British Council, 1992; *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија* (раководител и коавтор на делот: „Глобални насоки за економскиот развој"), МАНУ, Скопје, 1997; Bllue Ribbon Commission Report (Macedonia), *Towards Dynamic and Sustainable Economic Growth – growth supportive policies,* United Nations Development Programme (UNDP), автор и копретседател на Комисијата, Скопје, 2006; *The Path of Internalitionalization and Integration in the Europe of Regions,* Nitra–Bucharest (2006–2007).

ИЗВ.: Билтени на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" – Скопје; Билтен на 14-то изборно собрание на МАНУ, Скопје, 2003. М. С.

**ФИТОЦЕНОЛОГИЈА** – ботаничка наука што ја проучува растителната заедница (фитоценоза) од сите аспекти на современата биологија: морфологија (синморфологија), екологија (синекологија), динамичен развој (синдинамика), историски развој (синхронологија), географско распространување (синхорологија) и систематика и номенклатура (синтаксономија). Бидејќи сите овие науки се однесуваат на фитоценозата австрискиот ботаничар H. Gams (1918) ги опфатил под едно име фитоценологија, но почесто се именува фитосоциологија според името што го дал полскиот ботаничар J. K. Paczosky (1896). Во текот на целиот XIX в. фитоценологијата се развивала во рамките на фитогеографијата и затоа се именува уште геоботаника.

Систематиката на фитоценозите е хиерархиска. Основната систематска единица е асоцијација. Таа се именува така што на коренот на родовото име на главниот вид се додава наставката -етум, повисока систематска единица е сојуз, а наставката што се додава е -ион. Повеќе сојузи се обединуваат во ред, а наставката е -еталиа, и највисоката систематска категорија е класа, а наставката е -етеа. Р. Р.

**ФЛОРА НА ВИШИ РАСТЕНИЈА НА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА** – севкупноста на сите видови, подвидови, вариетети и форми, односно севкупноста на сите автохтони и алохтони таксони виши растенија, кои се развиваат на територијата на РМ. Вл. М.


Тимофеј Дмитриевич Флорински

**ФЛОРИНСКИ, Тимофеј Дмитриевич** (С.-Петербург, Русија, 28. X / 9. XI 1854 – Киев, Украина, 1919) – руски историчар и славист, словенофил, унив. професор, академик, ментор на К. Мисирков. По завршувањето на Историско-филолошкиот факултет на С.-Петербуршкиот универзитет (1876), предавал на Вишите женски курсеви (1880–1881), а ја одбранил магист. дис. „Јужните Словени и Византија во втората четвртина на XIV в." (1881). Од следната година станува професор и подоцна декан на Истор.-филол. факултет на Киевскиот универзитет (1882–1919). Ја одбранил докт. дисерт. „Спомениците на законодавната дејност на Душан, царот на Србите и Грците" (1888). Бил претседател на Киевскиот цензурен комитет, потпретседател на Киевското словенско друштво и редактор на „Славянскій Ежегодникъ". Политички ангажиран словенофил, противник на украинската и македонската култ.-нац. и политичка афирмација, иако во некои свои трудови покажува толеранција кон јазикот, посебната народност и стремежите на „македонските Словени", спомнувајќи ги и П. Драганов и К. Мисирков. „Најпосле, – пишува тој – некои етнографи во македонските Словени гледаат посебна самостојна разновидност во словенството што стои одделно од Србите и Бугарите... Како при определувањето на територијата што ја населуваат македонските Словени, така и при разјаснувањето на карактеристиките на нивниот јазик, како главен критериум за решавањето на прашањето за нивната народност, неопходно е научните истражувања и етнографските материјали да се користат со голема претпазливост, со внимателна нивна критичка проверка... Сестраното и објективно проучување на етнографијата на Македонија на самото место не е само пожелно, туку и неопходно. Најдобро тоа би можело да се направи со опремување на една научна експедиција од истакнати словенски филолози и етнографи во оваа за научниот свет толку загадочна земја".

По Окт. револ. животот го завршил во неизвесни околности. Истражувал во Србија, Хрватска, Македонија и на Света Гора, окупиран (како и Мисирков) со историја и културата на јужнослов. XIV в. Затоа е претседател на Државната испитна комисија при одбраната на дипломскиот испит на К. П. Мисирков „Кон прашањето за народноста и причините за популарноста на македонскиот крал Марко" (СПб., 1902) и ментор на неговата магист. (незавршена) дисертација „Кралевите Волкашин и Марко како историски личности и јунаци на јужнословенскиот епос" (Киев, 1906–1908).

БИБЛ.: *Къ вопросу о народности македонскихъ славянъ*, Чтенія въ Историческое общество Нестора Лѣтописца, XIX, вып. 4, кн. 19, отд. IV, 1906; *Славянское племя. Политико-этнографическiй обзоръ современнаго славянства*, „Славянскій путешественникъ. Журналъ-алманахъ", 1, Москва, 1908; *Этнографическая карта западнаго славянства и западной Руси*, Киевъ, 1911.

ЛИТ.: М. Н. Сперанский, *Проф. Тимофей Дмитриевич Флоринский (1854–1919)*, Научние известия, сб. 2, Москва, 1922; *Славяноведение в дореволюционной России. Биобиблиографический словарь*, Москва, 1979, 342–344; Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград,* II, Скопје, 1978, 197–199; истиот, *Прилог кон обидите на Крсте Мисирков за продолжување на постдипломските студии*, „Прилози", ОЛЛН-МАНУ, XXVIII, 2, Скопје, 2003, 13–39; Гане Тодоровски, *Слово за делниците*, Скопје, 1995, 137–143. Бл. Р.

**ФЛОТАНТНА ВЕГЕТАЦИЈА ВО РМ** – в. *Водна макрофитска вегетација во РМ.*

**ФЛОТАНТНИ РАСТЕНИЈА НА РМ** – в. *Водна макрофитска вегетација во РМ.*

**ФЛУМИЈАНИ, Гилберт** (Задар, 1889–1976) – првиот професор по физичка хемија на Природно-математичкиот факултет во Скопје. Докторирал (1916) на Универзитетот во Инзбрук (Австрија). Бил професор и шеф на Институтот за хемија на Филозофскиот факултет во Загреб (1928–1946), ре-


Гилберт Флумијани

довен професор на Филозофскиот факултет во Скопје (1951). Бил шеф на Катедрата по хемија при Филозофскиот факултет, односно на Институтот за хемија при Природно-математичкиот факултет во Скопје (1951–1965) и декан на Филозофскиот факултет (1954–1957). Покрај физичка хемија, предавал и аналитичка хемија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 225; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 251. Б. Ш.


Фоја

**ФОЈА** (Juniperus L. фам. Cupressaceae) – име на нашите автохтони смреки со лушповидни листови: J. excelsa M. Bieb, дива фоја (тиса), средно високо дрво од Источниот Медитеран, лушпестите листови и целата круна имаат модрозелена боја, глобулите се модроцрни, со 3–13 семиња; J. foetidissima Willd., питома фоја, со сличен ареал, листовите и целата круна ѝ се темнозелени, глобулите модросини, со 1–3 семиња. Ал. Анд.

**„ФОКУС“** – влијателен и тиражен политички седмичник „на внатрешниот и надворешен непријател“, како што му стои во логото. Првиот број излегол на 23 јуни 1995 г. Основач е Никола Младенов, директор Билјана Младенова, главен и одговорен уредник Јадранка Костова. „Фокус“ ја негува традицијата да биде жесток критичар на секоја власт. Б. П. Ѓ.



Неделникот „Фокус“

**ФОЛКЛОРЕН ИНСТИТУТ НА НРМ** – в. *Институт за фолклор „Марко Цепенков“.*

**ФОЛКЛОРИЗАМ** – специфична архитектонска стилска формација создадена во периодот меѓу двете светски војни. Се појавил како отпор и однос кон модерната архитектура во границите на Кралството СХС и резултирал со нагласен интерес кон фолклорните архитектонски традиции и нивните локални и амбиентални вредности. К. Гр.


Настапот на дуетот Селимова-Желчевски, први победници според гласовите од публиката и од стручното жири (1985)

**ФОЛК-ФЕСТ ВАЛАНДОВО** – фестивал на авторска песна во народен дух. Основан во 1985 г. За две децении на него се продуцирани над 700 песни од овој вид, од кои голем број се вброија во „новата антологија“ на македонската музика („Бисер балкански“; „Има ли песна“; „Лихнида којче веслаше“; „Дали слушаш стара мајчице“; „Жал за Деспина“ и др.). Својата афирмација на овој фестивал ја стекнаа голем број млади авторски имиња (М. Барбаровски, Г. Копров, Љ. Трајковски-Фис, Т. Трајчески и др.), а своите први чекори тука ги направија и ѕвездите на естрадната сцена: С. Спасовска, Н. Петрески, Г. Арнаудов, П. Бавтировски, Е. Пупиновски и др.). М. Кол.

**ФОНД ЗА МАГИСТРАЛНИ И РЕГИОНАЛНИ ПАТИШТА НА РМ, СКОПЈЕ**. Основан е под тоа име во 1996 г. Од Технички секции (1948 г.), прераснува во Републичка дирекција за патишта (1957), Републички фонд за патишта (1962), СИЗ (Самоуправна интересна заедница) за патишта (1974), РСИЗ за патишта (1980), а од 1996 г. станува Фонд за магистрални и регионални патишта. Задолжен е за надзор и следење на динамиката за изведување на планираните работи и врши техничка и финансиска контрола на изведените работи и материјали. Работите ги врши преку сектори и одделенија.

ЛИТ. и ИЗВ.: *Патиштата во Македонија 1945 – 1988*, монографија; Закон за јавни патишта. Р. Д.

**ФОНД ЗА ОСИГУРУВАЊЕ НА ДЕПОЗИТИ** – институционален механизам за заштита на депозитите на населението. Формиран е во јануари 1997 г. под името Фонд за осигурување на штедните влогови. На почетокот, Фондот има статус на акционерско друштво во сопственост на сите 17 банки и 15 штедилници. Во јуни 2000 г., тој се трансформира во Фонд за осигурување на депозити, како правно лице во државна сопственост. Во октомври 2004 г., станува член на Европскиот форум на осигурители на депозити. На крајот на 2006 г., Фондот има 30 членки (18 банки и 12 штедилници). Органи на управување и раководење се Управниот одбор и директорот, кои ги именува Владата. Сите банки и штедилници задолжително членуваат во Фондот за осигурување на депозити и плаќаат премии во висина од 0,7% годишно на вкупните депозити на населението, вложени кај нив. Во јуни 2006 г. осигурителниот фонд изнесува 3,4% од вкупните депозити на граѓаните во РМ.

Во Фондот се осигурени следниве видови депозити: тековни сметки и денарски и девизни депозити на населението, депозити врзани за парични картички издадени од македонски банки и девизни приливи на населението. Фондот не гарантира за следниве видови депозити: депозити на лица што имаат привилегирани каматни услови, депозити на лица што поседуваат над 5% од акциите со право на глас во банката или штедилницата, депозити на членови на органите на управување на банката или штедилницата и на нивните роднини од прв степен. Во случај на пропаст на банка или штедилница, Фондот ги обештетува физичките лица во висина од 100% од депозитот на секое лице на износ до 10.000 евра и 90% на износите меѓу 10.000 и 20.000 евра (во денарска

противвредност). Според тоа, максималниот износ на обештетувањето што може да го добие еден депонент изнесува 19.000 евра во денарска противвредност. За износите над 20.000 евра, Фондот не ги обештетува депонентите. До крајот на септември 2006 г., е извршено обештетување на депонентите во шест случаи на пропаст на банки и штедилници во висина од вкупно 174 милиони денари.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 556–560; Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006. Г. П.


Едвард Форманек

**ФОРМАНЕК, Едвард** (Eduard Formanek) (1845 – 1900) – чешки ботаничар, професор на Универзитетот во Брно. Патувал и ботанизирал во многу балкански земји, вклучувајќи ја и Македонија. Објавил неколку трудови во периодот од 1890 до 1900 г., во кои се наведуваат податоци за флората на Македонија. Најголем дел од тие податоци подоцна се ревидирани од страна на Вандас (Vandas, 1909) во неговата студија „Reliquiae Formanekianae“. Вл. М.

**ФОРМИ НА БИЗНИС-ОРГАНИЗАЦИИ**. Поаѓајќи од трите основни форми на бизнис-организациите (фирма во индивидуална сопственост, партнерство и корпорација), Законот за трговски друштва ги изведува соодветните еквиваленти на бизнис-организациите во РМ: *трговец-поединец* – физичко лице регистрирано да врши трговска дејност определена со закон, при што за своите обврски сноси неограничена одговорност со сиот свој имот; *јавно трговско друштво* – партнерство помеѓу две или повеќе физички и правни лица, кои за обврските на друштвото одговараат неограничено и солидарно со сиот свој имот; *командитно трговско друштво* – трговско друштво во кое се здружуваат две или повеќе физички и правни лица, при што барем еден од содружниците одговара за обврските на друштвото лично, со сиот свој имот, односно неограничено и солидарно, ако се најмалку два содружника (комплементар), а најмалку еден содружник одговара за обврските на друштвото само до износот на запишаниот влог во друштвото – командитор; *друштво со ограничена одговорност* – може да биде формирано од едно или од повеќе физички и правни лица (најмногу 50 содружници), кои учествуваат со по еден влог во однапред договорената основна главнина на друштвото, при што влоговите можат да бидат со различна големина. Основачите, за обврските на друштвото, одговараат само до висината на нивниот влог и управуваат со друштвото пропорционално на нивниот влог; *акционерско друштво* – вообичаена форма на бизнис-организации за покрупни претпријатија – кај нас е задолжителна доколку како основачи на друштвото се јават повеќе од 50 лица. Акционерите можат да бидат друштва или физички лица. За обврските на друштвото сносат ограничена одговорност до висината на вложениот капитал. Акциите слободно се продаваат на македонската берза, а акционерите немаат обврска претходно да им ги понудат на другите акционери во друштвото. Законот за трговски друштва од 2004 г. содржи одредба (член 28) според која содружниците на друштвото со ограничена одговорност и акционерите на акционерското друштво (кои, за обврските на ДОО т.е. на АД, сносат ограничена одговорност – до нивото на вложениот капитал), во определени ситуации за обврските на друштвото можат да одговараат неограничено и солидарно: доколку го злоупотребиле друштвото за постигнување сопствени, забранети цели, доколку го злоупотребиле друштвото за да им нанесат штети на доверителите, доколку со имотот на друштвото располагаат спротивно на законот и доколку во своја корист или во корист на друго лице го намалиле имотот на друштвото.

ИЗВ.: Закон за трговски друштва, „Економист“, Скопје, мај 2004. Т. Ф.

**ФОРТИФИКАЦИОНА АРХИТЕКТУРА** – безбедносни градби. На територијата на Македонија се јавува во предисторијата. Во античкиот период е поразвиена (Св. Еразмо крај Охрид, Скупи). Во доцноантичкиот период градовите се заштитувани со ѕидови, зајакнати со кули (Стоби, Хераклеја Линкестис, Лихнидос). Од V в. егзистираат мали градови-тврдини (Баргала, Коњух и др.). Во текот на средниот век се градат тврдини за феудалците на тешко пристапни места оградени со јаки ѕидови и со кули, ѕидани во камен, најчесто со неправилни форми,


Тврдината во Скопје „Кале“

следејќи ја конфигурацијата на теренот. Позабележителна фортификациона архитектура има во Охрид, со издвоена цитадела (Горни Сарај) со монументален влез фланкиран со бочни заоблени кули и утврдена населба (Варош), тврдини во Скопје (Кале), во Штип (Исар), во Струмица (Цареви Кули), во Прилеп (Маркови Кули), во Просек (Стрезов Град) крај Демир Капија и др. Во османлискиот период со употребата на огнени оружја се приспособува и одбраната. Некои од постојните тврдини добиваат дебели ѕидови и кули со кружна форма.

ЛИТ.: А. Дероко, *Средњевековни градови у Србији, Црној Гори и Македонији*, Београд, 1950. Кр. Т.

**„ФОРУМ“** – двонеделен политички магазин што почна да излегува во Скопје на 30. XII 1997 г. Основачи се Гунер Исмаил, Сашо Ордановски и Ванчо Ордановски. Форматот и динамиката на излегувањето ги задржа до 1. III 2004 г., кога се трансформира во месечник – следејќи ги принципите на лајф-магазините. Од 17 септември 2005 г. се трансформира во „Форум плус“ – неделен информативно-политички магазин што излегува секоја сабота. Доминираат актуелни теми од општествената сфера, културата и спортот. Директор беше Сашо Ордановски, а главен и одговорен уредник Слободан Петровиќ. Б. П. Ѓ.



Неделникот „Форум“


Од конференцијата за печат на Форумот за Македонија 2001 – од десно кон лево: Анте Поповски, Блаже Ристовски, Киро Глигоров и Глигор Стојкоски

**ФОРУМ ЗА МАКЕДОНИЈА 2001** – втората фаза од асоцијацијата **Македонски форум за подготовка на национална програма** што како неформална група на интелектуалци работеше од декември 1989 г. во Скопје за создавање национална програма и стратегија за осамостојување на Македонија пред очекуваниот распад на СФРЈ, во состав: Блаже Ристовски (претседавач), Георги Старделов, Ксенте Богоев, Георги Ефремов, Цветан Грозданов, Александар Христов, Евгени Димитров, Киро Глигоров, Миле Нетков, Љубиша Георгиевски и Кирил Темков (секретар-записничар). Првиот официјален состанок се одржува во Охрид на 12. VII 1990 г., а другите еднаш неделно сè до 8 септември во Кабинетот на деканот на Филозофскиот факултет во Скопје. Бидејќи започнува кампањата за парламентарните избори и се конституира Парламентот, дел од членовите на Форумот се вклучуваат во изградбата на независната држава: К. Гигоров е избран за Претседател на Републиката, К. Богоев станува претседател на МАНУ, а Б. Ристовски, Г. Ефремов и Цв. Грозданов членови на првата Влада на независна РМ.

Оценувајќи ги новите историски искушенија на македонската држава по надворешната оружена агресија, во мај 2001 г. започнуваат подготовките за обновување на Форумот и дефинирање на новите цели и задачи – за укажување на патиштата, начините и средствата за одбрана на националните интереси и зачувување на загрозениот државен и територијален интегритет. Од јуни 2001 г. се одржуваат првите редовни состаноци, се објавуваат повремени соопштенија за јавноста и се одржуваат пресконференции и јавни трибини за ставовите на Форумот за актуелните прашања. Во новава фаза, уште на втората седница (2. VII 2001), по предлог на А. Поповски, се променува името во **Форум за Македонија 2001** и работи во проширен состав: Блаже Ристовски (претседавач), Киро Глигоров, Георги Старделов, Ксенте Богоев, Трифун Костовски, Анте Поповски, Гане Тодоровски, Трајан Гоцевски, Татјана Петрушевска, Влада Урошевиќ, Ферид Мухиќ, Венко Андоновски, Панде Лазаревски, Љупчо Кекеновски и Глигор Стојкоски (секретар-записничар). Како поканет гостин на Форумот има излагање за Предлогот за Рамковниот договор проф. Љ. Фрчковски (11. VII 2001), а како почесни гости настапуваат и меѓународните посредници Џемс В. Пердју (29. VIII 2001), како специјален претставник на САД, и амбасадорот Ален Ле Роа, како специјален претставник на ЕУ (25. VI 2002). Форумот заседанијата и јавните настапи ги одржува главно во салите на хотелот „Александар палас“ во Скопје. Згаснува во јуни 2004 г. по појавени амбиции на некои членови за политичко организирање. Бл. Р.


Богоја Фотев

**ФОТЕВ, Богоја** (с. Герман, Егејскиот дел на Македонија, 14. VIII 1900 – с. Бистрица, Битолско, 27. I 1993) – револуционер, државник, носител на Партизанска споменица 1941. Пред Војната се вклучил во Антифашистичкото движење и потоа во Народноослободителната борба на македонскиот народ. Како забележан борец, бил предложен за делегат на АСНОМ – претставник од Битолскиот и од Мариовскиот реон. На Првото заседание на АСНОМ (2. VIII 1944) бил избран за член на Президиумот на АСНОМ. Потоа е назначен за повереник за финансии и секретар на Президиумот на АСНОМ. На Второто заседание на АСНОМ (28–30. XII 1944) бил избран за повереник за земјоделство, каде што се ангажирал за успешната пролетна сеидба. На Третото заседание на АСНОМ (14–16. IV 1945) бил избран за член, а во пролетта на 1945 и за претседател на Президиумот на Народното собрание на Македонија. Во 1949 бил осуден по ИБ и затворската казна ја издржал на Голи Оток, кога бил отстранет од сите политички функции.

ЛИТ.: Александар Крстевски-Кошка, *Богоја Фотев*, Скопје, 1998; група автори, *Првата народна влада на Македонија (споменица)*, Скопје 1985; *Зборник документи АСНОМ,* I, 1–2. Избор и редакција д-р Александар Христов, д-р Миле Тодоровски, д-р Новица Велјановски, Скопје, 1984; *АСНОМ – документи*, I, 6, Скопје, 2001. Н. В.



Методија Фотев

**ФОТЕВ, Методија** (с. Љубојно, Преспа, 14. III 1932) – современ македонски раскажувач и романсиер, тематски врзан како своевиден хроничар на Преспанскиот регион и за периодот врамен во настаните на Втората светска војна. Си ја пробал среќата и во областа на поезијата, оставајќи траги на неуверлива авантура. Како романсиер го привлекол вниманието на литературната критика и бил предмет на мошне позитивни проучувања, анализи и оценки. Прв попретенциозен зграб во жанрот на романот е неговиот голем роман-хроника „Потомците на Кат" (1966), со кој се одлепува уште во стартот од амбициозната придружба на врсниците (С. Дракул, М. Јовановски, П. Ширилов, Б. Смаќоски, Ј. Стрезовски). Критичките одгласи го дефинираат како силовит и робусен раскажувач, чија нараторска стихија урива сè пред себе и го слика животот „одвнатре", без зазор од официјалните резони на постојната идеолошка и естетска доктрина на митот. Многумина од македонските белетристи и пред него и по него се обидоа да го претставaт исчезнувањето на македонското село низ забрзаните процеси на сестран распад, но белетристичките сведоштва на Ф. се извишуваат над нивниот просек. Со романите што подоцна следат: „Селани и војници" (1969), „Големите скитачи" (1970) и „Неплодна вода" (1978) авторот системно се доречува како супериорен хроничар на Преспа. Г. Т.



Минчо Фотев

**ФОТЕВ, Минчо** (с. Рупишта, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 30. IX 1922 – Скопје, 28 V 1987) – припадник на Македонското националноослободително движење, учесник во Антифашистичкиот отпор во Грција (ЕЛАС). Бил член на раководството на НОФ (од 23. IV 1945), одговорен за НОМС за Егејскиот дел на Македонија. Во 1949 г. е обвинет од КПГ и затворен во Албанија, а потоа во логор во СССР. Се враќа во НРМ во 1956 г.

ЛИТ.: *Егејска Македонија во НОБ*, VI, 1949, Скопје, 1983; Е. Фотева-Вера, *До Пеколот и назад*, Скопје, 2004. Ст. Кис.

**ФРАГМЕНТИ ОД ГЛАГОЛСКИ СТАРОСЛОВЕНСКИ ТЕКСТОВИ** – дел од литерарна продукција поврзана со најстариот период на македонската писменост предводена од Охридската школа. Меѓу нив спаѓаат:

**Бојански палимпсест** – одломка од кратко изборно евангелие од крајот на XI в., 26 прочитани страници што се наоѓаат на 42 палимпсестни листа под кирилското ев. од XIII в. пронајдено од В. И. Григорович во 1845 г. во Бојанската црква крај Софија. Се чува во Москва, РГБ, сигн. М.1960. Добро се одразени промените на еровите во полните вокали *о, е*, има и потврди за зачетоци на мешањето на носовките.

ЛИТ. И. Добрев, *Глаголическият текст на Боянския палимпсест, старобългарски паметник от края на XI век,* София, 1972.

**Зографски палимпсест** – одломка од четвороевангелие од крајот на XI в., се наоѓа на 15 л., што претставуваат палимпсестниот дел од Зографското евангелие (в.).

ЛИТ.: И. Добрев, *Палимпсестовите части на Зографското евангелие*, зб. Константин Кирил Философ, II, София, 1971, 157–164.

**Охридски листови** – одломка од кратко изборно евангелие од XI в., 2 л., ОГНБ 1/2 (532). Пронајдено во 1845 г. во Охрид од В. И. Григорович. Преписот се лоцира во Северна Македонија.

ЛИТ.: Г. А. Илинский, *Охридские глаголические листки, отрывок древне-церковно-славянского евангелия XI века*, Петроград, 1915; Z. Kurzova (Рибарова), *Prispevek k rozboru Ochridskych listu*. Зб. Симпозиум 1100-годишнина од смртта на Кирил Солунски, 2, Скопје, 1970, 135-148 (јаз. и текстол. особености).

**Рилски глаголски листови** од XI в. – содржат делови од исповедна молитва и делови од паренезисот на Ефрем Сирин. Откривани се постепено во ракописите на Рилскиот манастир, вкупно 8(9?) л. и 3 фрагменти. Се чуваат во библ. на РМ., сигн. 3/6 со исклучок на првите два листа, откриени во 1845 г. од В. И. Григорович, кои се чуваат во С.-Петербург, РАН, сигн. 24.4.15. Составен дел од истиот кодекс веројатно претставува уште еден лист од збирката на



Бојански палимсест



Зографско евангелие



Рилски глаголски лист



Охридски глаголски лист


Синајски мал минеј


Синајски палимпсест


Новгородски лист


Ундолски лист

Григорович (сигн. 24.4.17 во истата библ.), кој не е опфатен со изданието на Гошев. Првите два листа се познати и како ***Македонски глаголски лист***, под кое име ги издал Ильинский.

ЛИТ.: Г. А. Ильинский, *Македонский глаголический листок. Отрывок глаголического текста Ефрема Сирина XI в.*, СПб, 1909; И. Гошев, *Рилски глаголически листове*, София, 1956.

**Синајски мал минеј** – одломка од празничен минеј, 2 л., XI-XII в. Откриен во 1975 г. во ман. „Св. Катарина" на Синај, каде што се чува под сигн. Slav. MS 4/N. Содржи дел од службата за Раѓањето на св. Јован Претеча и канон за ап. Петар и Павле. Тарнанидис претпоставува дека претставува адаптација на великоморавски превод, можеби дело на Климент Охридски.

ЛИТ.: I. Tarnanidis, *The Slavonic Manuscripts discovered in 1975 at St Catherine's Monastery on Mount Sinai*, Thessaloniki, 1988, 100-102 (опис), 196-197 (снимка); истиот, Glagolitic Canon to Saints Peter and Paul (Sin. Slav. 4/N), Filologia e letteratura nei paesi slavi (Studi in onore di Sante Graciotti), Roma, 1990, 91–97.

**Синајски палимпсест** – одломка од кратко изборно евангелие од втората пол. на XI в., 1 л. пронајден во 1971 г. од М. Алтбауер и Х. Лант како долен текст на л. 45 од синајскиот кодекс бр. 39. Препишан во Југозападна Македонија.

ЛИТ. M. Altbauer, F. V. Mares, *Fragmentum glagoliticum evangeliarii palaeoslovenici in codice Sinaitico 39 (palimpsestum)*. Anzeiger der Phil.-hist. Kl. der ÖAW 117, 1980, 139–152. Зд. Р.

**ФРАГМЕНТИ НА КИРИЛИЧКИ СТАРОСЛОВЕНСКИ ТЕКСТОВИ ОД МАКЕДОНСКО ПОТЕКЛО.** Покрај глаголицата, типична за најстариот период на македонската писменост, во старите македонски литерарни центри паралелно се употребувала и кирилицата, за што сведочат некои зачувани фрагменти од XI в. Меѓу нив спаѓаат:

**Листови на Ундолски** – одломка од кратко изборно евангелие од XI в., 2 л., Москва, РГБ, ф. на Ундолски бр. 961. Именувани според првиот сопственик В. М. Ундолски. Текстот е едноеров (само ъ) со ограничено бележење на јотацијата. На македонско потекло на преписот укажуваат повеќе научници (Соболевски, Шчепкин, Дурново, Тихомиров, Минчева).

**Македонски (Хилфердингов) кирилски лист** или **Македонско кирилско ливче** – одломка од трактатот за уметноста на преведувањето, оригинално дело, XI-XII в., Санкт Петербург, РАН, сигн. 24.4.16, собр. Срезн. бр.63. Пронајден во Македонија од А. Ф. Хилфердинг (Гильфердинг), со што е поврзано неговото двојно именување. Трактатот за уметноста на преведувањето обично се смета за предговор на Константин Филозоф кон преводот на Евангелието. Мареш („Слово" 32–33, 1982–83, 5–14) смета дека се работи за дело на Методиј, поговор кон преводот на Новиот завет или на целата Библија, и редигирањето го поврзува со Охридскиот литерарен центар.

Само условно можат да се спомнат **Новгородските (Купријановските) листови** – одломка од кратко изборно евангелие со екфонетска нотација, XI в., 2 л., С-Петербург, РНБ, F.п.I.58. Се именуваат според местото на пронаоѓањето: Новгородскиот храм „Св. Софија", или по пронаоѓачот И. К. Купријанов. Постојат повеќе мислења за потеклото на фрагментот, што се определува или како руско (Јагиќ, Карински, Лавров, Охиенко, Гранстрем) или како јужнословенско бугарско (Камински, Куев, Минчева) или пак македонско (Мошин). Според Мошин („Археографски прилози" 5, 1983, 7–64), се работи за фрагмент од евангелски кодекс на цар Самуил (997–1014), кој послужил како предлошка при препишувањето на Остромировото ев. во 1056–57 г. што едновремено бара поместување на датирањето на фрагментот во крајот на X в.

ЛИТ.: А. Минчева, *Старобългарски кирилички откъслеци*, София 1978 (расчитани текстови, паракрит. ап., снимки, грч. текст, заеднички index verborum, библ.; посочените фрагменти се наоѓаат на стр. 18–24, 76–112, 45–46). Зд. Р.

**ФРАНЦУСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Најстарото спомнување на нешто македонско во културната ризница на Франција е „la gent de Samuel" – народот на Самуил во најстарата француска песна од Роланд (Chanson de Roland, XII в.). Прв патописец што ја спомнува Македонија е Бертрандон де ла Брокиер (Bertrandon de la Brokier) во „Патување преку морето" (XV в.). По него и патеписците Пјер Белон, Филип Дифрен-Кане, Робер де Дро, Пол Лука, Мотре, Шарл Сонини, Енри Мари-Кузниери, Франсоа Пуквил, Антоан Оливие, Ами Буе, Шевро, Рене Миле, но и конзулот Феликс де Божур (Солун, 1787–1797) во „Voyage militaire dans l'Empire othoman". Франција прва отвора конзулат во Солун (1688) и во Битола (1854). Од крајот на XVII и почетокот на XVIII в. се интензивираат трговските односи, се спроведува католичка пропаганда (преку активности на дипломатите, на католичките мисионери-лазаристи, отворање нивни училишта (1855 г. во Битола, потоа во Солун, Кукуш, Кавала, Енице-Вардар), културни и хуманитарни институции.


Анатол Франс

Интересот на Франција за Македонија се зголемува по појавата

на Македонското националноослободително движење. Истакнати Французи се залагаат за подобрување на положбата на населението во Македонија: писателот и академик Анатол Франс со говор на париски митинг (1903), балканологот Виктор Берар со трудовите „La Turquie et l'Hellenisme Contemporaine" (1895), „La Macedonie" (1897), „La Politique du Sultan" (1898) и „Pro Macedonia" (1904), како и осврт на солунските атентатори во „La Revue de Paris" (јуни 1903). Пред Илинденското востание во Париз почнува да излегува весник на МРО „Le Mouvement Macedonien".


Жан Жорес

По востанието пратениците во францускиот парламент Жан Жорес и Франсе Де Пресансе бараат енергично решавање на македонското прашање. Македонскиот комитет (формиран во Париз во февруари 1903 г.) организира меѓународен митинг во парискиот театар „Сара Бернар" (25. X 1903) на кој присуствуваат видни личности на политичкиот и културниот живот на Франција, В. Британија, Италија и на САД и се усвојува резолуција со барање до големите сили за запирање на насилството во Македонија. Резултат е големата акција за собирање парични и други средства за помош на настраданото население во Македонија. Франција учествува во реализирањето на Мирцштегската спогодба во Серскиот сектор, до Младотурската револуција.

Во Првата светска војна француската армија е распоредена на јужниот дел од Солунскиот фронт. Во француските политички кругови кон крајот на војната постојат идеи за создавање посебна македонска државна единица под гаранција на големите сили. Француската влада во пролетта на 1918 г., бара од Штабот на Француската армија во Солун да организира темелна анкета/истражување за да се испитаат сите економски политички, етнографски, историски и други карактеристики на Македонија. Се формира тим од француски научници, кои по двомесечна работа сред македонскиот народ подготвуваат Извештај за состојбата во Македонија, во кој констатираат дека македонскиот народ не е дел од српскиот, од бугарскиот, а најмалку од грчкиот народ, туку посебен словенски народ, којшто зборува на свој македонски јазик и чие ослободување треба да се реши во рамките на една Јужнословенска федерација. Рене Пикар, еден од експертите за македонското прашање, составува писмен концепт за иднината на Балканот („автономија на Македонија е единственото решение за македонскиот проблем"), а своето воодушевување од Македонија и Македонците го изразува и Едмонд Бушие „de Bel La Macedonie et Les Macedoniens" (1922). Но на Париската конференција Франција е за потврдување на поделбата на Македонија. Меѓу двете светски војни Париз е едно од средиштата на македонската интелегенција. Во шеесетитте години од минатиот век Македонци од економски причини емигрираат во Франција. Врз основа на Спогодба меѓу Владата на СФРЈ и Р Франција (28. XI 1972) во Скопје се отвора Францускиот културен центар.

Р Франција ја признава РМ на 8. IV 1993 г., а дипломатските односи се воспоставуваат на 27. XII 1993 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Р Франција е Луан Старова. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Р Франција во РМ е Патрик Крисман. Во октомври 1995 г. се отвора почесен конзулат на Р Франција во Битола. За прв почесен конзул е назначена Калиопи Кривашија Стилиновиќ. Во јуни 1996 г. во Битола се отвора конзулат на Р Франција. Во согласност со Спогодбата за прашањата на сукцесијата на СФРЈ (2001), со распределбата на дипломатско-конзуларниот имот на поранешна Југославија, РМ ја добива зградата на Генералниот конзулат на СФРЈ во Париз, во кој денес е сместена Амбасадата на РМ.

ИЗВ.: *Француски документи за историјата на македонскиот народ*, т. 1, 1878-1879, Скопје, 1969.

ЛИТ.: Маргарита Пешевска, *Политиката на Франција кон Македонија (од Берлинскиот конгрес до 1903 година)*, Скопје, 1993; Ахил Тунте, *Република Македонија-прва декада (1990-1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.

**ФРИДМАН, Виктор А.** (Victor A. Friedman) (Чикаго, САД, 18. X 1949) – американски лингвист, славист, македонист, балканист, граматичар, социолингвист, член на МАНУ надвор од работниот состав (1994). Ученик на *Голомб,*


Виктор Фридман

еден од основачите на американската македонистика, работи во рамките на функционалната структуралистичка теорија на јазикот. Голем дел од неговата богата библиографија претставуваат позиции посветени на македонскиот стандарден јазик, неговата историја, неговите дијалекти, неговото место во словенскиот и балканскиот јазичен свет, а речиси нема позиции во кои не би се приведувал и анализирал македонскиот јазичен материјал. Во центарот на вниманието на Ф. е македонскиот и балканскиот вербален систем, пред сè специфично балканските категории, како адмиративот или, пошироко, нон-конфирмативот („прекажаноста"), субјунктивот и др. Таа проблематика се појавува веќе во неговата докторска монографија *The grammatical categories of the Macedonian indicative* (Columbus, 1977). Во последно време се множат и трудови посветени на номиналниот систем: неопределениот член, удвојувањето на објектот, и др. Активното учество на Ф. во бројни научни славистички и балканистички тела (комисии, асоцијации, и сл.) придонесува кон афирмацијата и сè поширокото познавање на македонскиот јазик во западниот свет.

БИБЛ.: *Macedonian* (Languages of the World/Materials 117). Munich: LinCom Europa, 2002; *Turkish in Macedonia and Beyond: Studies in Contact, Typology, and Other Phenomena in the Balkans and the Caucasus.* Wiesbaden: Harrassowitz, 2003; Balkanizing the Balkan sprachbund: A closer look at grammatical permeability and feature distribution. *Grammars in Contact: A Cross Iinguistic Typology,* ed. by A. Aikhenvald and R. F. W. Dixon. Oxford: Oxford University Press, 2007, 201–219; Language in Macedonia as an Identity Construction Site. *When Languages Collide: Sociocultural and Geopolitical Implications Of Language Conflict and Language Coexistence,* ed. by Brian Joseph, Johanna De Stefano, Neil Jacobs and Ilse Lehiste. Columbus: Ohio State University, 2003, 257–295; The Balkans as a Linguistic Area. *Elsevier Encyclopedia of Language and Linguistic,* Vol. I, ed.-in-Chief Keith Beown, Oxford: Elsevier, 2006, 657–672; *Studies on Albanian and other Balkan languages,* Peja: Dukjagini, 2004. *The Grammatical Cstegories of the Macedonian Indicative.* Columbus, Slavica, 1977. З. Т.

**ФРОВИК, Роберт Холмс** (Robert Holms Frowick) (Дес Моинес, Ајова, САД 12. XII 1929 – Санта Роза,


Роберт Фровик

Калифорнија, САД 18. I 2007) – американски дипломат. Шеф на мониторинг мисијата на КЕБС во РМ (1992); прв шеф на мисијата на ОБСЕ во БиХ (1995–1996); вршител на работите во амбасадата на САД во Тирана (1999); координатор на Стејт Департментот за Самитот на НАТО по повод педесетгодишниот јубилеј (1998–1999); личен претставник на претседавачот на ОБСЕ за РМ во времето на војната во РМ од 2001 г. и во такво својство ја подготвува Призренската декларација потпишана во Призрен (22. V 2001) од Ахмети, Имери и Џафери, неприфатена како таква од институциите на РМ, но, суштински, во август 2001 г. наложена во форма на Рамковниот договор. Пред неговото потпишување во немилост ја напушта РМ.

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.


Сцена од филмот „Фросина“

**„ФРОСИНА“** – прв македонски игран филм, снимен во 1952 г., во режија на Воислав Нановиќ. Дејството временски е лоцирано во периодот на окупацијата и деновите на Ослободувањето. Главниот лик е една храбра и осамена мајка, која ја дели судбината со македонските жени, чија острина на болката на која се осудени, издржливоста и храброста досегнуваат величие на античките драми. г. в.


Љубомир Фрчковски

**ФРЧКОСКИ, Љубомир Данаилов** (Скопје, 2. XII 1957) – правник, унив. професор. Дипломира (1981) и магистрира (1986) на Правниот факултет во Скопје. Докторира (1989) на Факултетот за политички науки, социологија и новинарство во Љубљана. Професор по меѓународно право на Правниот факултет во Скопје (од 1984). Бил министер без ресор во Владата на РМ (1990–1992), министер за внатрешни работи (1992–1996) и министер за надворешни работи (1996–1997). Редовен колумнист на в. „Дневник“.

БИБЛ: *Меѓународно право за правата на човекот*, Скопје, 2001.

ИЗВ.: *Архива на Правен факултет „Јустинијан Први“ – Скопје*, Скопје, 2007 . Т. Петр.

**ФУДБАЛОТ ВО МАКЕДОНИЈА** – најмасовен спорт во Македонија. Се јавува кон крајот на XIX и во почетокот на XX в. во поголемите градови. Прв натпревар бил одигран помеѓу два тима од турското Воено училиште во двоpот на Ислахане во Идадија во Скопје (на Велигден 1909). Во Битола екипата на конзулите го победила тимот на турскиот воен гарнизон со 2:0 (1911). Фудбалски клуб „Вардар“ бил основан во Скопје (1912), а подоцна се формирани шест клуба: СК „Напредок“ и СК „Македонија“ во Скопје, СК „Обилиќ“ во Битола, СК „Огнена Искра“ во Прилеп, СК „Напредок“ во Велес и СК „Љуботен“ во Тетово (1919). Нивниот број постапно се зголемувал (1922 – 12, 1927 – 16, 1931 – 30 и 1940 – 51). Отпрвин фудбалот се играл неорганизирано (до 1925). За клубовите бил надлежен Белградскиот фудбалски потсојуз (1922 – 1927), со Скопска жупа (од 1923). Потоа бил основан Скопски фудбалски потсојуз (1927), во кој членувале шест клуба од Скопје и десет од другите градови. СК „Граѓански“ се натпреварувал во Првата југословенска лига (1938/39). Во времето на бугарската окупација (1941–1944) била организирана Скопска фудбалска област, а СК „Македонија“ од Скопје играл во Елитната дивизија на Бугарија (1941–1943). Во НОБ учествувале голем број фудбалери, од кои 52 загинале а четворица од нив биле прогласени за народни херои.

По Ослободувањето биле формирани фудбалски секции во спортските друштва, а тие набргу прераснале во посебни клубови (1948). Во ФИСОМ функционирал Фудбалски одбор (од 1946), а подоцна е создаден Фудбалски сојуз на Македонија (1948). Фудбалските натпревари биле организирани во општински, регионални, републички, во Втора и во Прва сојузна лига. Најголеми успеси имал ФК „Вардар“ од Скопје. Првак на Југославија станале: аматерската репрезентација на Македонија (1967), ФК „Маврово“ – Гостивар (аматери, 1969) и Студентската репрезентација на Скопје (1954). За „А“ Репрезентација на Југославија играле: Кузман Сотировиќ (1928 и 1931) – 5 настапи со постигнати 2 гола, Кирил Симоновски (1946-1949) – 10 – 1, Благое Видиниќ – 9, Сократ Мојсов – 3, Кирил Дојчиновски – 15, Методија Спасовски – 3 – 3, Драган Мутибариќ – 10, Вујадин Станојко-


СК „Македонија“ пред првата победа над ФК „13“ во Софија (1941)


Студентската репрезентација на Скопје (1945)


Скопските фудбалери во Првата државна репрезентација на РМ

виќ – 21, Дарко Панчев – 28 – 11, Илија Најдовски – 11, Драган Канатларовски – 3, Тони Савевски – 3, Петар Георгиевски – 1, Васил Рингов – 1, Никица Клинчарски – 8, Бошко Ѓуровски – 6, Милко Ѓуровски – 6, Чедомир Јаневски – 2, Бобан Бабунски – 1.

По осамостојувањето на Републиката бил формиран Фудбалски сојуз на Македонија, кој е примен во УЕФА и ФИФА (1994), потоа бил преименуван во Федерација (2002). За развојот на фудбалот придонес дале и тренерите: Илеш Шпиц, Благоја Павловски, Кирил Симоновски, Јане Јаневски, Драган Луковски, Стојан Богоевски, Јово Никушев, Андон Дончевски, Сократ Мојсов и многу други, судиите: Душко Поповски, Мони Карио, Драгомир Анчевски, Трајан Ивановски, Борче Неделковски, Томе Михајловски, Петар Костовски и други, како и голем број општествено-спортски работници и јавни гласила.

ЛИТ.: *50 години фудбал во Македонија, 1919–1969*, Скопје, 1969; Ивко Панговски, *Скопски фудбалски незаборави, 1903–1993*, Скопје, 1994; Илија Атанасовски, *Ние сме големо семејство на фудбалот*, Скопје, 2005. Д. С.


Ерван Фуере

**ФУЕРЕ, Ерван** (Erwan Fouere) (Ренс, Р Франција, 5. VI 1946) – ирски и европски дипломат. Правник (1967); прв шеф на Делегацијата на ЕЗ за Мексико и Куба (1989-1994); прв шеф на Делегацијата на ЕЗ во Јужна Африка (1994-1998); шеф на Делегацијата на ЕЗ во Р Словенија во периодот кога Р Словенија станува членка на ЕУ (2002–2005); во рамките на промовирањето на политиките и интересите на ЕУ во проблематичните региони специјален претставник на ЕУ во РМ од 17. X 2005 г., со мандат да работи на консолидирање на мировниот (политичкиот) процес и имплементација на Рамковниот договор во функција на интеграција на РМ во ЕУ. Во неговиот мандат РМ добива статус кандидат за прием во членство во ЕУ (17. XII 2005).

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.

**ФУКАРА, Харалампие** (Прилеп, 12. VIII 1900 – Скопје, 12 V 1966) – маш. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1964 г.) по предметите: механизација во градежништвото и греење и проветрување (на Архитектонскиот факултет). Завршил во Белград (1927) и до изборот за доцент на Техничкиот факултет (1949) работел во Југословенските железници. Предавал и на Електро-техничкиот факултет од неговото основање (1959). Љ. Т.

**ФУЛОН-ХРИСТОВА, Јорданка Николова** (Jordanka Foulon-Hristova) (Скопје, 14. XI 1930) – романист, професор по македонски јазик, литература и цивилизација на INALCO во Париз. Гимназијата и Филозофскиот факултет (Група романистика) ги завршува во Скопје (1949–1953). Се вработува како гимназијален професор по француски јазик првин во Скопје (1954), а во следната учебна година во Охрид (1955/56), по кое се преселува во Париз. Во 1960 г. дипломира и на Групата по руски јазик во Националниот институт за ориентални јазици и цивилиза-


Јорданка Фулон-Христова

ции (INALCO, Sorbonne III), каде што од следната година ги води вежбите по српско-хрватски јазик (1961–1972), потоа станува асистент по српско-хрватски (1972–1981). Бидејќи се воведува и македонскиот како предмет (1962), а потоа и Лекторат по македонски јазик (1973), Ф. првин е предавач (1862–1981), потоа доцент (1981) и најпосле професор во INALCO (1988). Првин го одбранува докторатот од III степен по словенски студии со темата „Etude comparee des formes temporelles en macedonien et en serbo-croate“ (Paris VIII, 1978), а потоа и државниот докторат по лингвистика на тема „Les formes temporelles dans les structures narratives du macédonien“ (Paris III, 1990). Ја води предметната настава по македонски јазик, литература и цивилизација, како и Лекторатот, до пензионирањето (1996). Членува во Научниот совет на универзитетите на Франција и во Комисијата на специјалистите. Автор е на студии од македонистиката во периодичните изданија „Cahiers balkaniques“, „Revue des etudes slaves“, „Cahiers de l’oralite“ и „Македонски јазик“, како и на три одделни публикации.

БИБЛ.: Les modes de narration en macedonien, L’Asiatheque, Langues du Monde, Paris, 1995; *Grammaire pratique du macédonien,* Langues & Mondes, Paris, 1998; *Macédonien Express. Guide de conversation. Les premiers mots utiles. Renseignements pratiques. Civilisations. Notions de grammaire,* Editions du Dauphin, Paris, 2006. Бл. Р.

**„ФУНГИ МАКЕДОНИКИ“** (Fungi Macedonici) – единствената збирка суви габи (фунгариум) во Македонија, која во моментов брои околу 10.000 примероци или околу 3.000 различни видови. Примероците потекнуваат од РМ, Балканскиот Полуостров, Европа, Централна Азија, Северна Африка и др. Збирката се чува во Миколошката лабораторија на Институтот за биологија при Природно-математичкиот факултет во


„Фунги македоники“

Скопје. Најголем дел од видовите се детерминирани по вид и презервирани според меѓународни критериуми. Во збирката се зачувани само фертилни примероци, т.е. сите видови се микроскопирани и располагаат со спори. М. К.

**ФУРНИРИ** – тенки листови од дрво со еднаква дебелина, изработени од призма од фурнирски трупец или од обло дрво (фурнирски трупец). Тие се изработуваат според технологијата на бичење (режење, пилење), сечење или лупење. Фурнирските листови имаат дебелина од 0,2 до 8,0 mm, најчесто од 0,5 до 3,5 mm. Според положбата на годовите при бичењето и сечењето, фурните се групирани во три групи: блескави (изработени во насока на дрвните зраци), полублескави (изработени приближно во таа насока) и бочници (изработени во насока на тангентата на годовите). Според употребата, сечените и лупените фурнири се групирани во две групи: благородни, наменети за обложување лица на разни видови мебел, за уредување на внатрешни простори (ентериери) и за други цели, при што доаѓаат до израз бојата, текстурата и сјајот на дрвото; конструктивни-слепи, наменети за изработка на фурнирски и столарски плочи, ламелирано дрво, дрвена амбалажа и друго, каде што се користат физичките и механичките особини на фурнирите. Б. Ил.

**ФУШТИЌ, Вангел** (Скопје, 4. II 1956) – ел. инж., д-р на технички науки, ред. проф., декан на ЕТФ во Скопје. Автор/коавтор е на повеќе трудови во зборници од меѓународни/домашни собири, стручни списанија и педесетина студии и АП од областа на ЕЦРП и управувачките системи. Тој е заслужен за воведувањето на проектниот менаџмент во студиите по електротехника. Автор е на учебното помагало „Производство на електрична енергија – збирка решени задачи“. Член е на програмските комитети на неколку меѓународни научни собири.



Вангел Фуштиќ

ЛИТ.: „Билтен на Универзитетот Св. Кирил и Методиј – Скопје“, бр. 878, септември 2005. Др. Р.

# Х

**ХАЗАРСКА МИСИЈА** (860–861) – византиска верско-политичка мисија на солунските браќа св. Кирил и св. Методиј кај Хазарите по барање на хазарскиот каган. По налог на царот Михаил III и на патријархот Фотиј, тие заминале кај Хазарите за да ги неутрализираат идејните конфронтации на паганството, еврејството, мухамеданството и христијанството и да издејствуваат каганот христијанството да го прогласи за официјална религија и да воспостави централизирана власт во каганатот. При подготовките за Херсон тие го научиле еврејскиот јазик и било преведено едно граматичко дело. Таму ги пронашле и моштите на римскиот папа Климент I (I в.), за кого св. Кирил напишал три творби: „Канон", „Историски расказ" и „Пофално слово". Мисијата резултирала со масовно покрстување на Хазарите.



Фреска: Св. Методиј и Св. Кирил во црквата „Св. Ѓорѓи" во с. Курбиново, Преспанско (1191)

ИЗВ.: *Панонски легенди.* Превод Р. Угринова-Скаловска, Скопје, 1969; *Панонски легенди.* Превод Ј. Таковски, Скопје, 2001.

ЛИТ.: Х. Поленаковиќ, *Во мугрите на словенската писменост*, Скопје, 1973; Т. Мариясу, *Хазарская миссия Константина (Ее значение в ЖК)*, „Старобългарска литература", кн. 10, София, 1981; В. Стојчевска-Антиќ, *Историја на македонската книжевност. Средновековна книжевност*, Скопје, 1997; И. Велев, *Византиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005, 213-214 и 234-236. И. Вел.

**ХАЗМОФИТСКА ВЕГЕТАЦИЈА НА РМ** – растителни заедници што се развиваат во пукнатини на карпи. Поради многу неповолните еколошки услови на стаништето, во нивниот состав учествуваат мал број растителни видови (хазмофити), кои се карактеризираат со многу развиен коренов систем. Приспособени се на сосема мали количини почва што се акумулира во пукнатините на карпите, а со активноста на корeновиот систем учествуваат во процесот на распаѓањето на карпестата подлога, во примарните педогенетски процеси. Заедници од овој вегетациски тип најчесто се присутни по оголените планински врвови, на многу ерозивни места, каде што матичниот супстрат излегува на површината, во стрмните клисури на поголемите реки, во крајбрежијата на езерата и на други места. Фитоценолошки, хазмофитската вегетација на територијата на РМ спаѓа во класата Asplenietea rupestris, редот Potentilletalia caulescentis (во кој се опфатени хазмофитските растителни заедници што се развиваат на варовничка геолошка подлога) и редот Androsacetalia vandellii (хазмофитски растителни заедници на силикатна геолошка подлога). Тие се застапени со бројни асоцијации, во кои како карактеристични видови се јавуваат разни видови на родот Saxifraga (каменоломка) – S. scardica, S. grisebachii, S. paniculata, S. marginata, S. pedemontana, Ramonda nathaliae, Ramonda serbica, Campanula formanekiana, Potentilla speciosa, Viola kosaninii, и др. Вл. М.



Хазмофитска вегетација на Бушева Планина

**ХАЈДАР-ПАШИНА ЏАМИЈА** (Охрид, 1456) – верски објект, споменик на културата. Во двор има турбе во кое се погребани тројца дервиши. До XIX в. во двор имало и медреса. Реконструирана е во 1972/1973 г.



Хајдар-пашина џамија, Охрид

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата*, II, Скопје, 1978; Александар Стојановски, *Уште нешто за родот Охризаде и за старите градби на Имарет во Охрид*, „Гласник на ИНИ", бр. 1, Скопје, 1972. Др. Ѓ.

**ХАЈИР ДОВА** (Hayır dova) – благословите што во синтетизирана микро форма го пренесуваат древното митско сознание и верување во магиската сила на зборот. За тоа сведочат и многубројните благослови во усното творештво на турското население во Македонија. Многу често во секојдневјето посакуваната порака се постигнува со благослови што се од-

несуваат на среќата, здравјето и човековата благосостојба, а се кажуваат како пожелби во моменти на добро расположение, со цел да ја поткрепат и да ја насочат магијата кон предизвикување соодветни дејства. Со прифаќањето на исламската практика, првобитното верување во магиската сила на зборот од многубожечкиот период Турците го надополнуваат така што исполнувањето на желбите го бараат обраќајќи му се на Алах и на другите муслимански светци. За овој развој во религиозната мисла сведочат турските благослови-молитви што започнуваат со стереотипниот почеток *„Allah versın...“ (Да даде Алах...), „Allah biyi kauştursun“ (Алах да нè ќердоса), или „Ya Muhamed ya Ali kauştursun iki yari“ (Среќа да дадат и Мухамед и Али).*

ЛИТ.: С. Пиличкова, *Кон проучувањето на благословите и клетвите во манињата со љубовна тематика*, „Македонски фолклор“, XXII, 44, Скопје, 1991, 105–110. С. Пил.

**ХАЈРЕДИН, Серафедин Шеро** (Скопје, 1. X 1920) – артист, режисер и драмски автор. Со непотполно средно образование станал артист на Албанско-турскиот театар во Скопје, а потоа режисер (од 1954) на 15 драмски дела. Автор е на четири драмски дела за возрасни и дванаесет драмски дела за деца. С. Мл.



Споменикот на загинатите во Битката кај Хајронеја (338 пр. н.е.)

**ХАЈРОНЕЈА** (Haironeia) – антички град на северната граница на Бојотија (Хелада) каде што македонската војска предводена од Филип II извојувала победа над здружените сили на хеленските полиси предводени од Атина и Теба (август 338 пр. н.е.), со што тие биле принудени да ја признаат врховната власт на Македонското Кралство. Тука се одиграла и битката помеѓу војските на римскиот војсководец Сула и понтскиот крал Митридад VI (86 пр. н.е.), а Хајронеја е позната и како родно место на хеленскиот филозоф и биограф Плутарх (46-120). К. М.-Р.

**ХАКОЕН, Шломо бен Абрахам** (Серез, 1520 – Солун, 1602) – рабин во Битола, авторитет по законодавни прашања. Во Солун (1573) му биле објавени (1586–1652) четири тома „responces“ (прашања и одговори) за судски спорови во рабинскиот суд.

ЛИТ.: *Еврейски извори за общество-икономическото развитие на балканските земи през XVII век*, II, София, 1960. Ј. Нам.



Мухамед Халили

**ХАЛИЛИ, Мухамед Невзат** (с. Цепчиште, Тетовско, 21. II 1951) – еден од главните лидери на ПДП. Дипломирал на Филолошкиот факултет (на Групата за француски јазик и литература) во Скопје. Работел како професор по француски во средното училиште „Кирил Пејчиновиќ“ во Тетово. Поради залагање за поголеми политички права на Албанците во СРМ, како член на СКМ бил казнет со опомена. На првите демократски парламентарни избори бил избран за пратеник (1991). Бил министер без ресор во Владата на РМ (20. XII 1994 – 23. II 1996), а потоа амбасадор на РМ во Данска (именуван на 16. V 1996). Учествувал во првиот круг на претседателските избори (31. X 1999). С. Мл.



Џемал Халими

**ХАЛИМИ, Џемал Шкелзен** (Куманово, 5. IX 1961) – писател, новинар и преведувач. Основно и средно образование завршил во Скопје. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје, на Групата за албански јазик и книжевност. Пишува прозни и драмски дела.Се занимавал главно со новинарство. Преведувал автори и литературни дела од македонски на албански јазик и обратно. Претставен е во Антологијата на албанската поезија на француски јазик од А. Зото. Работи како одговорен уредник во „Коха“. Неговите песни се преведени на многу странски јазици.

БИБЛ.: *Ujem dashurie,* поезија, 1984; *Deti blu në Bit Pazar*, поезија, 1988; *Rruga kobër,* поезија, 1989; *Shkretërtirë me lule,* поезија, 2006; *Agshol i grisur,* раскази, 1992; *Vdekja e Vincencit,* раскази, 1998, *Kthimi,* роман, 1997; *Shqiptarët e Egjiptot,* патопис, 1993 (коавтор Емин Аземи). А. П.

**ХАЛИПЛИДИ** (Haliplidae) – ситни тврдокрилни инсекти. Живеат во вода. Телото им е испакнато и на задниот дел е заострено. Се хранат со алги. Во Македонија од оваа фамилија е познат само еден род – Haliplus, со регистрирани 8 видови.



Халиплида

ЛИТ.: V.B. Gueorguiev, *Catalogus Faunae Jugoslaviae. Coleoptera (Aquatica)*, Acad. Sci. Art. Slov. Ljubljana, 1971, III, 6: 8-22; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations.* Participation with Underproject: Klass Insecta, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje 1999, 23-30. В. Т. К. – М. Кр.

**ХАЛКОЗОВИЌ, Јанко** (Македонија, XVIII в. – Нови Сад, 1794 ) – сликар, Македонец по потекло, населен во Нови Сад. Работел нарачки за фрушкогорските манастири во манир на украинскиот барок. Во повеќе проекти соработувал со сликарот Василие Остојчиќ. Изработил икони за манастирите Раковац, Крушедол (1745), Мала Ремета (1757), Беочин (1758) и Кувеждин (1772). Насликал икони и за православната црква во Осиек (1761), кои се уништени во Втората светска војна.

ЛИТ.: О. Микић, Л. Шелмић, *Мајстори прелазног периода српског сликарства XVIII века* (каталог), Галерија Матице Српске, Нови Сад, 1981, 78–87; М. Тимотијевић, *Српско барокно сликарство*, Нови Сад, 1996, 89–91. Ј. Ч.-Ф.

**ХАМ, Јосип** (Josip Hamm) (Гат, Хрватска, 3. XII 1905 – Виена, Австрија, 23. XI 1986) – хрватски и австриски лингвист и славист. По завршувањето на студиите по славистика и германистика во Загреб, студирал полонистика и славистика на универзитетите во Краков, Варшава и Лвов (1928–1930), а докторирал по филозофија (1941). Предавал старословенски јазик и споредбена словенска граматика на Универзитетот во Загреб (1948–1960), кога се префрлил на Универзитетот во Виена, каде што предавал


Јосип Хам

словенска филологија (1960–1976). Член е на ХАЗУ (1956) и на Австриската академија на науките (1966), каде што го раководел Балканолошкото одделение, и член на МАНУ надвор од работниот состав (1979). Бил соработник на Старословенскиот институт во Загреб и уредник на сп. „Slovo", почесен доктор на Вроцлавскиот (1973) и на Киевскиот универзитет (1983) и долгогодишен потпретседател на Меѓународниот славистички комитет. Има посебни заслуги (заедно со проф. Ф. В. Мареш) за организирањето на наставата по македонистика на Виенскиот универзитет. Учествувл на Семинарот за македонски јазик, литература и култура во Охрид (1969) и објавил значаен број трудови од македонистиката.

БИБЛ.; *Moj osvrt na K. P. Misirkova*, зб.: Крсте П. Мисирков и национално-културниот развој на македонскиот народ до Ослободувањето, Скопје, 1976, 199-207; *Ватрослав Облак за јужните македонски говори*, зб.: Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, IV, Скопје, 1977; *Дијахронијата кај типолошките диференцијации во јужнословенските јазици*, Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, VI, 1979; *Pojava i razvitak Ćirilometodskog pisma na hrvatskom tlu i njegove veze s Makedonijom*, зб.: Кирило-методиевскиот (старословенскиот) период и кирило-методиевската традиција во Македонија, Скопје, 1988, 167-175.

ЛИТ.: *Festschrift zu Ehren von Josip Hamm*, Bereichte der Slavistik, Wien, 1975; Bibliografija, „Slovo", 25-26, Zagreb, 7-16; 35, 151-154; A. Nazor, *In memoriam Josip Hamm*, „Slovo", 37, 1987, 7-12; Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 125-126. Бл. Р.

**ХАМДИ–БЕЈ ОХРИ** (Hamdi bej Ohri) (Охрид, 1862–1938) – основоположник на првото албанско училиште во Охрид. Основно училиште завршил во Охрид, а Руждие во Битола. Студиите ги продолжил во воената гимназија во Истанбул, но поради патриотската активност бил исклучен од училиштето. Оставил во ракопис еден албанско-турски речник, од кој еден дел е уништен, а другиот дел го зел Сотир Коле во Софија.

ЛИТ.: Avzi Mustafa, *Figura mësuesish shqiptarë,* Tetovë, 1995. А. П.

**ХАМЕ, Садо** (Дебар, 1925 – Скопје, 2002) – работник, воен командант и политички деец. Бил учесник во НОАВМ (од јули 1943) и политички комесар на чета, а потоа командант на баталјон, демобилизиран како резервен капетан. По Ослободувањето бил народен пратеник во Републичкиот собор на Народното собрание на НРМ и член на ЦК на Народната младина на Југославија. С. Мл.


Површинскиот коп на рудникот Хамзали-Дрвош

**ХАМЗАЛИ–ДРВОШ** – рудник на фелдспати, кој се наоѓа во атарот на село Хамзали, Струмичко. Рудната област е претставена со чести жици, леќи и неправилни тела на метасоматски леукократни крупнозрнести албитски гранити лоцирани во крупнозрнестите биотитски гранити. Овие рудни тела се бели албитски гранитоиди, познати под името „натриски фелдспат". Тие содржат околу 80% албит со околу 3% анортитска компонента. Покрај овие тела на албитски гранити, присутни се и помали маси, кои се делумно истражувани или не се ни истражувани. Хемискиот состав на рудата е: $SiO_2$ околу 65%, $Al_2O_3$ 18–19%, $K_2O$ 0,4%, $Fe_2O_3$ 0,1–0,2% $Na_2O_3$ 9–10%. Рудните резерви се проценуваат на повеќе милиони тони.

ЛИТ.: Милорад Стојановиќ, *Наоѓалишта на неметални минерални суровини во Македонија*, Скопје, 2005. Т. Сер.

**ХАМЗАОГЛУ, Јусуф** (Yusuf Hamzaoğlu) (Врапчиште, 1945) – универзитетски професор од турската националност во РМ. Дипломирал на Филолошкиот факултет во Скопје на Групата за турски јазик и литература, а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (историски науки). Повеќе мандати беше директор на ОУ „Тефејуз" во Скопје; редовен професор на Педагошкиот факултет „Климент Охридски" во Скопје. Од областа на историјата на турската националност во Македонија ги има објавено книгите *Младотурската револуција во Османската Империја*, *Турците од Србија*, како и бројни стручни и научни трудови со историска тематика објавувани во повеќе историски списанија и во странски весници. Учесник е на меѓународни конгреси, научни собири во земјата и во Р Турција.

БИБЛ.: *Младотурската револуција во Османската Империја*, Логос, 1995. *Makedonyada Atatürk ve Türkler, Üsküp, 2006; Balkan Türkleri, I, Ankara, 2000, II, Ankara, 2009.* А. Аго


Благоја Ханџиски

**ХАНЏИСКИ, Благоја** (с. Владимирово, 06. VI 1948) – унив. професор, политичар и амбасадор. Дипломирал (1972) на Електротехничкиот факултет во Скопје. Магистрирал (1980) и докторирал (1984) на Електротехничкиот факултет во Загреб од областа на електричните мерења. Во 1972 г. се вработил во Рудници и железарница „Скопје". Од 1974 г. бил вработен на Природно-математичкиот факултет, а од 1975 г. бил избран за асистент на Електротехничкиот факултет во Скопје. Во 1995 г. бил избран за редовен професор. Главна научна преокупација му се електричните мерења, а посебно мерењата на напонот со напонска вага. Бил продекан на Електротехничкиот факултет, пратеник во Собранието на РМ, министер за надворешни работи и за одбрана во Владата на РМ. Бил амбасадор на РМ во Грција. М. Чунд.

**ХАРИТОН** – јеромонах, охридски архиепископ (21. X 1641 – 1651). Игуменот Герман на кременишкиот манастир „Успение Богородично" од Костурско добил потпишана грамота од него како архиепископ, наменета за рускиот цар. Има и други зачувани грамоти со негов архиепископски потпис, наменети за неговите владици што оделе да собираат милостиња во Русија (кариополскиот епископ Неофит – 1644–1645, гревенскиот митрополит Сергиј – 1645, корчанскиот митрополит Гаврил – септември 1646 и костурскиот митрополит Кипријан – 1651). Тоа биле економски тешки години на сиромаштија и задолженост на Охридската архиепископија, поради што побарал материјална помош од рускиот патријарх и од рускиот цар за откуп на заложените црковни драгоцености. Има претпоставки дека повторно бил избран за архиепископ (1651).

ЛИТ.: Иван Снегаров, *История на Охридската архоепископия*, т. 2. От падането ѝ под турците до нейното унищожение (1394-1767), София, 1931; Јо-



Грамота (повелба) од поглаварот на Охридската архиепископија до Царството Русија со која се бара материјална и морална помош за македонската црква (27.VII 1645)

ван Белчовски, *Хронолошки список на поглаварите на Охридската архиепископија (патријаршија)*, „Годишен зборник“ на Богословски факултет „Свети Климент Охридски“, кн. 8, Скопје, 2002, 73; Славко Димевски, *Историја на македонската православна црква,* Скопје, 1989. С. Мл.

**ХАСА, Џемо** (с. Симница, Гостиварско, 1908 – Шар Планина, 2. IV 1945) – озлогласен балистички водач што дејствувал во западниот дел на Македонија во Втората светска војна. Во 1942 г. со околу 40 души се одметнал в шума за да се бори против Италијанците. Подоцна, за голема сума пари бил купен од Италијанците за да се бори против македонските партизани. Од 1943 г. е на чело на балистите и најверен соработник на Германците. Учествувал во сите борбени судири со македонската војска. Вршел масовни пљачкосувања, палежи и терор во Западна Македонија, што предизвикало страв и иселување на голем број Македонци. Ликвидиран е по Војната.

ЛИТ.: Бегзат Бегзати, *Џемо Хаса*, Бостон, 1977; Ѓорѓи Малковски, *Балисти*, Скопје, 2002; Катерина Гогова, *Крвава трга*, Скопје, 1965. Ѓ. Малк.

**ХАСАН, Хамди** (Hamdi Hasan) (Гостивар, 17. X 1945) – универзитетски професор од турската националност во РМ. Дипломирал на Групата за турски јазик и литература во Белград. Магистрирал на Филолошкиот факултет во Белград, докторирал од областа на народната литература на Истанбулскиот универзитет. Работел како професор во гимназијата во Гостивар. Од 1976 г. е професор на Катедрата за турски јазик и литература на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје. Објавил учебници: *Турска литература* за III и IV година гимназиско образование; научни дела: *Makedonya ve Kosova Turklerin Kullanğlan Atasozleri ve Deyimleri*, *Makedonyada Bilmeceler ve Deyimler*. Раководител е на неколку научни проекти и автор на бројни стручни и научни трудови презентирани на меѓународни конгреси и научни собири во земјата и во Р Турција.

ЛИТ.: „Универзитетски билтен“, јуни, Скопје, 2000. А. Аго

**ХАСАН-ПАША, Хоџа Заде** (Дебар, XVII в.) – познат војсководец. Беглербег на Румелија (1683–1684), везир. Загинал во војна кон крајот на август во 1685 г.

ЛИТ.: M. Surejja, *Sicill-i osmani (Dictionaire des personnages ottomans)*, Istanbul, 1308–1311, Vols. II. Ј. Јан.



Кенан Хасипи

**ХАСИПИ, Кенан** (с. Врапчиште, Дебарско, 1. XII 1955) – политичар. Го завршил Медицинскиот факултет во Скопје и специјализирал интерна медицина. Претседател на Демократската партија на Турците на Македонија и пратеник во парламентарните состави на Собранието на РМ (1994–2009). Р.

**ХАТЕХИЈА** (Преродба) (Битола, 1923) – еврејска младинска организација формирана со обединување-то на постојните здруженија „Бенот Цион“, „Бене Цион“ и „Макаби“. Првата младинска организација од Македонија што се зачленила во Сојузот на еврејските младински здруженија. Претседател на Организацијата бил Леон Камхи. Од повеќето секции во Организацијата најактивна била спортската. Во десетгодишната дејност биле организирани неколку фудбалски екипи што настапувале успешно: „Макаби“, „Синај“, „Есперанса“.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**ХАТУНЏИКЛАР ЏАМИЈА** (Скопје, поч. XVI в.) – изградена од Хани Хатун, ќерка на Јахја-паша. Името во превод значи Мала Госпоѓица. Куполна џамија, со трем, со три мали кубиња. Оштетена е во земјотресот од 1963 г., настрадало и турбето на Хани Хатун.

ЛИТ.: Крум Томовски, *Преглед на позначајните турбиња во Македонија*, Зборник на Техничкиот факултет 1957/58, Скопје; Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998. Др. Ѓ.



Џамијата Хатунџиклар во Скопје

**ХАЦОН** (?– Солун, 616) – словенски кнез во Македонија. Го предводел воено-племенскиот сојуз на Драговитите, Сагудатите, Велегезитите, Вајунитите, Верзитите и на другите словенски племиња во Македонија што го опсадувале и го напаѓале две години градот Солун (614–616). Во борбите бил заробен, одведен во Солун и убиен со каменување. По неговото убиство, словенските племиња ја кренале опсадата на Солун.

ЛИТ.: Ф. Баришић, *Чуда Димитрија Солунског као историски извори*, Београд, 1953. К. Аџ.



Џамијата Хаџи Балабан во Скопје

**ХАЏИ БАЛАБАН ЏАМИЈА** (Скопје, ок. 1440) – верски објект, споменик на културата. Изградена од Хаџи Балабан Дулгер-заде. Куполна џамија, тремот е потпрен на два мермени столба, сводно покриен. Настрадала во земјотресот од 1963 г., по што била обновена.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ХАЏИ БОШКОВ, Петар** (Скопје, 1. VI 1928) – скулптор, графичар,


Петар Хаџи Бошков

професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје, еден од доминантните уметници на македонската ликовна сцена, особено значаен во промовирањето на апстрактните размислувања во скулптурата при крајот на 50-тите години. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Љубљана (1953). Специјализирал на Кралскиот колеџ за ликовни уметности и на Слејдовата школа (Slade School) за ликовна уметност во Лондон (1959–1960). Имал ретроспективна изложба во Скопје (МСУ, 1989). Како учесник на стотина меѓународни изложби (Биеналето во Венеција, 1978) ја вклучува македонската скулптура во модерен европски контекст. Започнал со изработка на серија портрети со блага деформација и стилизација (Циганка, 1954). Следните неколку години се посветил повеќе на графиката, на која работи напоредно, со варијации од фигурација до апстракција, блиски на скулпторските идеи. Во 1959 г. ги отвора фигуративните облици, давајќи им асоцијативни особености (Композиција, 1959). Подоцна ја испрекршува органоидната форма и ја сведува на апстрактни визии со груба фактура и ја навестува енформелската практика. При конструирањето на торза, фигури или глави користел и индустриски отпадоци (Скулптура III и IV, 1964). Од 1968 г. ја геометризира формата, со акцент врз ритмичките вибрации на вертикалата (Вертикално крешчендо, 1968). Дел од овие искуства ги применил во монументалните дела (Скулптура, 1976, Межице, Словенија) и во циклусот Рефлексии (1988).


П. Хаџи Бошков: дел од инсталацијата „Улица“ (2004)

ЛИТ.: Борис Петковски, *Петар Хаџи Бошков – скулптура и графика*, Скопје, 1971: Соња Абаџиева Димитрова, *Петар Хаџи Бошков*, Скопје, 1989. М. Б.-П.


Р. Анастасов: портрет на Димо Хаџи Димов

**ХАЏИ ДИМОВ, Димо Хаџијованов** (с. Горно Броди, Серско, 14. II 1875 – Софија, 13. IX 1924) – народен трибун, социјалистички агитатор и идеолог на македонското ослободително движење, публицист. Татко му Хаџи Димко бил истакнат преродбенски деец, поради што повеќе пати бил апсен од османлиските власти, па бил принуден со семејството да емигрира во новоосонованото Бугарско Кнежевство, доаѓајќи во Дупница (Станке Димитров). Го завршил Педагошкото училиште во Кустендил (1894), а потоа студирал право на Софискиот универзитет (1898). Поради неговите политички определби бил исклучен од студиите и повеќе години учителствувал во Дупница и други места, при што активно учествувал во прогресивното учителско движење. Бил член на БРСДП (од 1901) и истакнат член на ТМОРО. Извесен период бил борец на комитска чета во Малешевско (од февруари 1903), а потоа во Серскиот революционерен округ на ТМОРО. Бил близок соработник на Г. Делчев, Ј. Сандански, Васил Главинов и П. К. Јаворов. Учествувал во борбата кај с. Баница, Серско (4. V 1903) кога загинал Г. Делчев. Бил член на Македонско-одринската социјалдемократска група. По Илинденското востание бил идеен водач на левото крило на ТМОРО, ги формулирал основните принципи на македонските революционери од Серската група, а заедно со Димитар Мирасчиев, бил коавтор на реформската „Директива за претстојната дејност на Организацијата“. Пристигнал во Софија и учествувал во внатрешните борби на БРСДП (т.с.) (1905). На Рилскиот конгрес на ТМОРО (октомври 1905) бил избран за одговорен редактор на нејзиниот орган „Революционерен лист“ (1904–1906), истакнувајќи се како најзначаен теоретичар на левицата на ВМРО, позната како *сандаисти*. Бил еден од основачите и раководител на Учителската социјалдемократска организација (1905). По Младотурската револуција (1908) дошол во Солун, каде што непосредно соработувал со Ј. Сандански. Бил член на Народната федеративна партија, нејзин идеолог и редактор на нејзиниот орган „Конституционна заря“ (Солун, 1909–1910). Бил учесник во војната во составот на Седмата рилска дивизија на Бугарската армија (1912–1913), а по заробувањето 3 месеци бил заробеник на грчките воени сили на островот Трикери. По Првата светска војна бил водач на македонската прогресивна емиграција во Бугарија. Заедно со Г. Петров, Никола Пушкаров и други македонски револуционери, го формирале Временото претставништво на бившата ВМРО (1919) и бил редактор на неговиот орган „Билтен“. Претставништвото интервенирало пред Версајската мировна конференција за слобода и независност на Македонија во рамките на балканска федерација. Исто така, бил член на новооснованата БКП, по чија директива го напуштил Временото претставништво (кон крајот на 1919), а потоа го основал Македонскиот емигрантски комунистички сојуз во Бугарија (1920) и го редактирал неговиот орган „Освобождение“ (1920– 1923). Бил член на Контролната комисија на ЦК на БКП (1923) и учествувал во подготовките на Септемвриското востание (1923), а непосредно пред неговото избувнување бил уапсен. Бил член на Контролната комисија на ЦК на БКП (т.с.), а на Витошката конференција на БКП (т.с.) (1924) бил избран за член на ЦК, а потоа секретар на ЦК на БКП и народен пратеник во XXI свикување на бугарскиот парламент (1923–1927) на листата на Единствениот работничко-селански фронт. Како пратеник се залагал во одбрана на човековите права и слободи, против белиот терор и политичките убиства, но и самиот бил убиен на софиска улица од ванчомихајловистите.

БИБЛ.: *Назад към автономията,* София, 1919.

ЛИТ.: Д-р Орде Иваноски, *Димо Хаџи Димов-Аџијата. (По повод 50-годишнината од неговиот атентат),* „Гласник“ на ИНИ, XVIII, 2, Skopje, 1974, 53-84: истиот, *Dimo Hadži Dimov,* Macedoine (Articles d'histoire), INI, Skopje, 1981, 345-371; истиот, *Димо Хаџи Димов – поборник за класната и националната борба,* „Погледи“, XXI, 7-8, Skopje, 1984, 154-168; *Димо Хаџи Димов, живот и дело,* Скопје, 1995. С. Мл.

**ХАЏИ, Душан Јованов** (Љубљана, 26. VIII 1921) – почесен професор (1998) на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1998) и член на Македонската академија на науките и уметностите надвор од работниот состав (2006). Во Љубљана дипломирал хемија со физика (1944). Доцент по физичка органска хемија на Одделот за хемија на Универзитетот во Љубљана (1953), ре-


Душан Хаџи

довен професор по Структурна хемија (1962). Со негова помош во Скопје е набавен првиот инфрацрвен спектрофотометар, со што во Македонија е започната успешната активност на полето на молекулската спектроскопија. Акад. Хаџи е еден од најпознатите светски истражувачи на проблемите во врска со водородното сврзување, а извонредни придонеси има и во квантната фармакологија и истражувањата на биолошки важни системи. Пионер е (во Југославија) на примената на компјутерите во хемијата. Член на Словенечката академија на науките и уметностите (1967), надворешен член на Српската академија на науките и уметностите (1975), на Југословенската академија на науките и уметностите во Загреб (1977) и на Индиската национална академија на науките (1979). Почесен доктор на науките е на Универзитетот во Упсала (1982). Бил научен советник на фабриката „Лек" (1981). Автор е на четири монографии, шест поглавја во монографии, како и на над 280 научни трудови. Бил прогласен за почесен претседател на Словенечкото хемиско друштво, а добил и многу високи награди и признанија.

ЛИТ.: *Билтен – Петнаесетто изборно собрание. Предлози на кандидати за избор на членови на МАНУ надвор од работниот состав,* Скопје, 2006, 181. Б. Ш.


Светомир Хаџи Јорданов

**ХАЏИ ЈОРДАНОВ, Светомир** (Рековац, Србија, 7. II 1941) – редовен професор на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, истражувач од подрачјето на електрохемијата и заштитата на животната средина и публицист. Дипломирал на Технолошкиот оддел на Техничкиот факултет во Скопје (1964), магистрирал и докторирал (1973) на Универзитетот во Белград. Бил на повеќе студиски престои во Европа, во Канада и во САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1964 г., а како редовен професор од 1982 г. Бил декан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, визитинг-професор на Универзитетот во Отава (Канада) и асистент на Универзитетот во Белград. Главен уредник е на сп. „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија", претседател на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија. Од 2005 г. е професор на Факултетот за животна средина. Има интензивна истражувачка, проектантска и апликативна дејност. Подрачја: физичка хемија, електрохемија, заштита на металите од корозија, заштита на животната средина. Автор е на учебници, монографии и помагала, како и на научни трудови и истражувачки проекти. Публицист, автор на книги, статии и колумни.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 514, од 15 II 1989 г., 19; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., 81. Бл. П.


Иван Хаџи Николов

**ХАЏИ НИКОЛОВ, Иван** ( Кукуш, 24. XII 1861 – Софија, 9. VII 1934) – македонски револуционер, учител и книжар. Завршил Трговска академија во Линц, Австрија. Бил учител во Костенец, Кукуш, Воден и во Солун. Соработник на Младата македонска книжовна дружина во Софија и на списанието „Лоза" (1892). Отворил сопствена книжарница во Солун (1893). Бил еден од иницијаторите и основоположниците на МРО (1893), член на ЦК на МРО (1894–1901). Во времето на Солунската афера (1901) ги предал печатот и шифрите на Организацијата на Иван Гарванов. Согледувајќи ја грешката, се обидел да се самоубие. Бил осуден и испратен на заточение во Подрум Кале (Мала Азија), набргу (1902) бил амнестиран. Учествувал на советувањето на ТМОРО во Софија (јануари 1903). По Востанието (1903) се преселил во Софија, каде што се занимавал со издаваштво и со трговија. Оставил драгоцени спомени. Животот го завршил со самоубиство.

ИЗВ.: *Спомени на И. Х. Николов, Д. Груев, Б. Сарафов, Ј. Сандански, М. Гециков, д-р Х. Татарчев.* Стручна редакција д-р Иван Катарџиев, Скопје, 1995.

ЛИТ.: „Ил. Илинденъ", 1933–1934, бр. 8; 1934–1935, бр. 7–8, 9–10; 1936, бр. 1; бр. 3. В. Ѓ.


Ганчо Хаџи Панзов

**ХАЏИ ПАНЗОВ, Ганчо** (Велес, 12. VIII 1900 – Каса дел Кампо, Шпанија, 19. XI 1936) – поет, новинар, револуционер. Поради учество во македонското револуционерно движење бил исклучен од Велешката гимназија (1922), школувањето го продолжил во Скопје, каде што е еден од покренувачите на партискиот весник „Искра". Емигрирал во Париз (1924–1936) каде што се вели дека пишувал поезија на француски јазик и бил соработник на „Македонско дело" и „Балканска федерација".

ЛИТ.: Перо Коробар, *Ганчо Хаџипанзов*, Ск., 1986; Васил Тоциновски, *Гемџиските пораки*, Вел., 2004. В. Тоц.

**ХАЏИ Христо** (Белград, 1783 или 1794 – Атина, 1853) – офицер во османлиската армија и генерал на грчката армија. Бил во воена служба во Египет кај Мехмед Али. Со Хуршид-паша преку Сирија бил испратен на Пелопонез за задушување на Востанието во Грција. Преминал на страната на грчките востаници, се истакнал во борбите и во 1824 г. станал генерал на грчката востаничка војска. Во 1834 г. бил одликуван со највисокиот орден и станал аѓутант на кралот Отон.

ЛИТ.: Николай Тодоров, *Балкански измерения на Гръцкото въстание от 1821 година. Приносът на Българите,* София, 1984; Веселин Трайков, *Трако-българското дружество (Организация на Българите в Гърция през 40-60-те години на 19. в.),* Юбилеен сборник в чест на академик Димитър Косев, София, 1985. М. Здр.

**ХАЏИВАСИЛЕВ, Киро** (Кавадарци, 1921 – Охрид, 2000) – учесник во НОБ, политичар, публицист и општественик. Во НОБ бил борец во Втората НОУ бригада. Во 1944 г. во Горно Врановци се

вклучил во уредувачкиот тим на в. „Нова Македонија". Бил министер за образование во Владата на СРМ, претседател на Советот за политички систем, потпретседател на Сојузното собрание, член на Претседателството на ЦК на СКЈ како претставник од СРМ. Објавил повеќе научни студии, а меѓу монографските позначајни се: *Социјализмот и националното прашање* и *Судбината на социјализмот*. Во последнава ги разгледува проблемите на производствените односи во Југославија.

ИЗВ.: *Извори за Ослободителната војна и Револуцијата во Македонија 1941-1945*, т. I, кн. 2, Скопје, 1968, кн. 5, 1975.

ЛИТ.: Новица Велјановски, *Македонија 1945-1991. Државност и независност*, Скопје, 2002. Н. В.



Мито Хаџиваcилев-Јасмин

**ХАЏИВАСИЛЕВ-ЈАСМИН, Мито** (Кавадарци, 21. XII 1922 – Брела, Макарска, Хрватска 1. VIII 1968) – учесник во НОБ, новинар, комунистички деец и теоретичар, публицист, политичар и државник. Завршил гимназија во Битола, а студирал на Правниот факултет во Белград. Бил член на КПЈ (1940), на МК на КПЈ и секретар на МК на СКОЈ во Кавадарци, поради што и бил апсен (1941). Подоцна преминал во илегалство (1942) и бил еден од организаторите на НОБ во Тиквешијата: член на Третиот обласен комитет на КПМ, заменик политички секретар на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ и заменик политички комесар на Втората македонска НОУБ. По Ослободувањето бил член на Обласниот комитет на НОО во Битола, директор и главен уредник на в. „Нова Македонија" (1945–47 и 1962) и на партиските органи „Партиски живот", „Социјалистичка зора" и „Погледи"; началник на Уредот за информации при Претседателството на Владата на НРМ, републички и сојузен пратеник, секретар на Извршниот совет на СРМ, член на Главниот одбор на ССРНМ, прв претседател на Здружението на новинарите на Македонија, член на ЦК на СКЈ, на Извршниот комитет и на Претседателството на ЦК на СКМ, претседател на Идеолошката комисија на ЦК на СКМ, и претседател на Собранието на СРМ. Објавил повеќе книги и брошури со теоретско-политичка содржина. Неговото име го носи наградата за новинарство во РМ, што се доделува секоја година.

БИБЛ.: *Односите меѓу социјалистичките земји и проблемот на мирот*, Скопје, 1950; Десет години од Првото заседание на АСНОМ, Десетгодишнина на Народна Република Македонија, АСНОМ 1944–1954, Скопје, 1954, 5–9; *O protivrečnostima socijalizma*, Beograd, 1958; *Одраз–израз*, Скопје, 1958; *Свртени кон човекот*, Скопје, 1959; *Socijalistička raspodela prema radu*, Beograd, 1961; *Кавадарци во април 1941*, Четириесет години 1941-1945, кн. 5, Скопје, 1962, 94-96; *Социјалистичката распределба според трудот*, Скопје, 1962; *Партиското советување во селото Фуштани*, на истото место, 531–533; *Непосредната демократија и Сојузот на комунистите*, Скопје, 1964; *Velika istoriska prekretnica*, Beograd, 1968; *Очовечување на човекот*, Скопје, 1969; *СКЈ во борбата за самоуправување*, Скопје, 1969; *Противречностите на социјализмот*, Скопје, 1969; *Тежок, но славен пат*, Втора македонска ударна бригада, Скопје, 1973, 12–19; *Собрани дела*, I–V, Скопје, 1982.

ЛИТ.: *Втора македонска ударна бригаде. Сеќавања и документи*, Скопје, 1973; *Тиквешијата во НОВ 1941-1945*, кн. прва-седма, Кавадарци-Неготино, 1983-1984. С. Мл.



Стојо Хаџиев

**ХАЏИЕВ, Стојо** (с. Голешево, Демирхисарско-Серско, 16. V 1879 – с. Покровник, 27. IX 1924) – учител, револуционер, војвода. Учителствувал во Серскиот округ. Бил четник (1900–1905), демирхисарски (во Серско) околиски војвода (од 1905), учесник на Рилскиот конгрес (1905). Бил член на Народната федеративна партија, пратеник во Османлискиот парламент. Во Првата светска војна бил окружен управник во Струмица, а од 1920 г. бил адвокат во Петрич. Како санданист бил убиен од идејните противници.

ЛИТ.: „Македонски вести", 34, 1935; „Пиринско дело", 213, 1980. В. Ѓ.

**ХАЏИЕВА-ТРЕНДАФИЛОВСКА, Маргарита** (Охрид, 8. II 1943) – архитект. Дипломирала на Архитектонскиот факултет во Белград (1967). Се занимава со архитектонско и урбанистичко



Маргарита Хаџиева-Трендафиловска

проектирање (заедно со својата сестра Софија). Реализирала повеќе објекти во Охрид (в.: Мазова-Хаџиева Софија). Кр. Т.



Драган Хаџиевски

**ХАЏИЕВСКИ, Драган** (Галичник, 5. VII 1928) – геофизичар, ред. проф. (1981) на ПМФ. Дипломирал на Филозофскиот факултет на Групата за физика (1957) и геофизика на ПМФ во Загреб (1961). Докторирал (1978) на ПМФ во Загреб со тема за физичките карактеристики на земјотресното жариште. Специјализирал во Загреб и во Москва. Одржувал постдипломска настава на ИЗИИС и на ПМФ во Загреб. Речиси две децении ја раководел Сеизмолошката опсерваторија и го дал основниот придонес за нејзиното оформување во современа и компетентна институција со развиена меѓународна соработка. Ги анализирал земјотресите во Македонија и во Југославија, направил проценки за магнитудите на очекуваните потреси, укажал на поврзаноста на земјотресите со зголемената промена на длабочината на Мохоровичиќевиот дисконтинуитет, публикувал во земјата и во странство. Бил долгогодишен уредник на „Acta Seismologica Jugoslavica".

ЛИТ.: *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, стр. 455. В. Ур.

**ХАЏИЗДРАВЕВ, Никола** (Прилеп, 4. VIII 1909 – Скопје, 25. XI 1970) – лекар, епидемиолог-микробиолог. Медицина завршил во Белград (1934), а потоа работел приватно до 1940 г. Бил партизан-

ски лекар и командант на Медицинско-санитетскиот баталјон на 48-та македонска ударна бригада. По војната (до 1949) бил командир на Антималаричната чета на Петтата армиска област. Во 1950 г. се демобилизирал и бил здравствен советник во Сојузниот институт за тропски болести, од каде што бил повлечен во Републичкиот завод за здравствена заштита. Како бактериолог и епидемиолог стекнал голем респект особено заради неговиот придонес во ерадикацијата на маларијата во РМ. Работел во ресорот за ерадикација на маларијата во Сојузната епидемиолошка комисија. Работниот век го завршил како здравствен советник во Министерството за здравство на СРМ. П. Б.


Трифун Хаџијанев

**ХАЏИЈАНЕВ, Трифун** (Воден, 1893 – логорот Хајдари, 1. V 1944) – револуционер и комунист, основач на Социјалистичката партија во Егејскиот дел на Македонија и еден од организаторите на Воденската партиска организација на КПГ. Бил репресиран од грчките власти. Во 1944 г. бил ликвидиран од Германците, заедно со уште 200 комунисти во затворот Хајдари, близу до Атина.

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Македонски дејци (XX век)*, Скопје, 2002. Ст. Кис.


Н. Трајковски: портрет на Јордан Хаџиконстантинов-Џинот

**ХАЏИКОНСТАНТИНОВ-ЏИНОТ, Јордан** (Велес, ок. 1818 – Велес, 29. VIII 1882) – македонски книжевен, просветен и културно-национален деец. Школувањето го започнува во родниот град, а го продолжува во Самаков и во грчката гимназија во Солун. Работи како учител, применувајќи нови наставни (ланкастарски) методи и го воведува народниот јазик во наставата. Учителствува во приватно училиште во Велес (1837), а подоцна и во Скопје (1848–1857) и во Прилеп (1859–1860). Поради антифанариотската дејност, често е прогонуван, затворан и испратен на заточение во Мала Азија (1861–1863). По враќањето пак е учител во Велес (1866–1867) и во Скопје (1869–1870). Познат е како драмски автор („Минерва и девет музи“, „Учителите и ученикот“), како учебникар („Таблица перваја“,


Факсимил на „Таблица первaја“ од Ј. Х.-Џинот

1838), како еден од првите македонски стихотворци („Рај божји“, „Крај реката Вардар“), но и како автор на две збирки афоризми, а со афинитет и кон сликањето. Соработник на Друштвото на српската словесност во Белград. Собирач е на културно-историски споменици и народни умотворби. Ги објавува првите македонски патописи, кои се и меѓу првите описи на Македонија воопшто. Собирал и лексички материјал и се подготвувал да издаде повеќејазичен речник.

БИБ.: Јордан Хаџиконстантинов – Џинот. Приредил: Блаже Конески, Скопје, 1987.

ЛИТ.: Харалампие Поленаковиќ, *Јордан Хаџи Константинов-Џинот. Био-библиографска скица*, Во екот на народното будење, IV, Скопје, 1989, 41-58; Блаже Конески, *Книга за Џинот*, Скопје, 2004. Б. Р.-Ј.

**ХАЏИМАНОВ, Александар** (Скопје, 10. III 1948) – балетски играч и педагог. Образованието го добива во Балетското училиште во Скопје, во класата на Р. Пакашк и Е. Кушовска. Престојува на специјализација во Институтот „Агрипина Ваганова“ во Ленинград (1987-1988). Член е на Балетот при МНТ во Скопје (1969-1997). Истакнат солист, со изразено чувство за драматуршко обликување на улогите. Директор на Балетот при МНТ во Скопје (1989–1993).


Александар Хаџиманов

*УЛОГИ:* Тибалд (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“), Еспадо (Л. Минкус, „Дон Кихот“), Ферхад и Везир (А. Меликов, „Легенда за љубовта“) и др. Ем. Џ.


Васил Хаџиманов

**ХАЏИМАНОВ, Васил** (Кавадарци, 14. I 1906 – Скопје, 16. XII 1969) – етномузиколог. Сестрано образован (студирал на Правниот и на Филозофскиот факултет во Белград, магистрирал фармација во Загреб), но тој, сепак, поголемиот дел од својот живот ѝ го посветил на музиката. Неговиот главен придонес се состои во собирачката дејност. Собрал над 8.000 македонски и 700 албански народни песни. Дел од нив беа предмет на негова научна обработка, при што своите сознанија и заклучоци им ги претстави на македонската и на меѓународната јавност на поголем број научни симпозиуми. Дел од овие песни се објавени во неколку збирки. Во своите научни трудови обработува најразлични теми сврзани со вокалната, инструменталната и ороводната народна традиција. Пред Втората светска војна бил еден од првите македонски пејачи што снимал за Радио Белград и настапувал на повеќе концерти во странство.

ДЕЛА: *Македонски народни песни* 1–4 (1953–1956); *Моми тиквешанки; Невестински народни обредни песни* (1965) и др. М. Кол.

**ХАЏИМАНОВ, Зафир** (Кавадарци, 12. XII 1943) – автор и интерпретатор на популарна музика, актер. Дипломирал (1967) на Факултетот за драмски уметности во Белград. Тогаш ја започнал својата естрадна кариера, учествувајќи и добивајќи награди на фестивали-


Зафир Хаџиманов

те во: Белград, Загреб, Сплит, Скопје, Сопот (Полска), Варадеро (Куба). На филмското платно се јавува како главен протагонист во филмовите „Нож“ на Ж. Митровиќ и „Македонска крвава свадба“ на С. Попов. Подоцна настапува во голем број театарски претстави на повеќе сцени, меѓу кои и во Бостон (САД). Својата сестраност ја манифестира пишувајќи неколку збирки со поезија. Како пејач го обиколил целиот свет и настапувал во: САД, Русија, Канада, Австралија, Куба, Франција, Австрија, Германија, Шведска и др.

БИБЛ.: стихозбирки: *Шансони на хартија*, Белград, 1978; *Пес пејачка*, Бел., 1984; *Азил*, Бел., 1987; *Народен пејач*, Ск., 1990 и раскази *Кисело-весело*, Ск., 1994. М. Кол.

**ХАЏИМИТКОВ, Тодор** (Скопје, 1898 – Скопје, 1987) – ветеринар, прв доктор на ветеринарните науки од Македонија (Загреб, 1934). Работел во Градската ветеринарна служба на Градот Скопје (1941–1952), директор на Ветеринарниот инспекторатот на Градот Скопје (1952–1962). При фашистичката депортација на Евреите од Македонија (1943) има засолнато и спасено едно еврејско семејство. Неговото име, како добротвор, е запишано на спомен-обележјата во Треблинка и Ерусалим. Донатор е на камбаните на Соборната црква „Св. Климент Охридски“ во Скопје. М. Д. – Ј. Б.


Аспарух Хаџиниколов

**ХАЏИНИКОЛОВ, Аспарух** (Скопје, 18. IV 1909 – Скопје, 11. VIII 1980) – музички педагог и композитор. Музика учи во Белград. Наставник и хорски раководител е во повеќе градови на поранешната државна заедница. Од 1945 г. е во Скопје, како шеф на Музичкото одделение во Министерството за просвета, раководител на ансамблот за народни игри и песни „Танец“ и директор на Средното балетско училиште. Од 1952 г. до пензионирањето работи како професор на Педагошката академија. Од неговите творби и обработки на народни песни, најпозната е хорската композиција *Аце папуција*. Др. О.

**ХАЏИ-РИСТОВА, Љупка** (Велес, 21. VII 1931) – редовен професор на Шумарскиот факултет во Скопје, специјалист за областа и предметот Шумарска ентомологија. Дипломирала на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1956). До 1960 г. работи во Секретаријатот за земјоделство и шумарство при Извршниот совет на СРМ. Истата година е избрана за асистент на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје. Магистрирала на Шумарскиот факултет во Белград (1965). Докторирала на матичниот факултет во Скопје (1971), каде станала доцент (од 1972), а потоа редовен професор (од 1982). Ја вршела должноста проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1982–1984). Истакнат професор и плоден научник со објавени бројни трудови во домашни и во странски списанија. Автор е на учебникот „Шумарска ентомологија“, I и II дел (1995). Ст. Н.

**ХАЏИСКИ, Александар** (Струмица, 1947) – писател. Во текот на 1966 г. ја напушта Македонија и три години живее во Франција, а од 1969 се населува во САД. Пишува на англиски. Го објавил премиерно во САД својот прв роман „Бескрајно патување“ (Оклахома Сити, 1981), кој набргу е преведен на српски јазик во Белград и на македонски во Скопје. Ја фокусира во својата проза преселничката траума. Г. Т.

**ХАЏИТАШКОВИЌ, Григорие** (Воден, 6/19. VIII 1875 – Белград, 16. VIII 1942) – водач на „автономистичкото движење“ во Србија, публицист и книжевник. Соученик и пријател на К. Мисирков; бегалец од Воден во Белград и од Белград во Софија и обратно; студент во Белград и Париз; воспитувач и учител, а подоцна и директор на српски гимназии во Македонија (Солун, Скопје, Битола). Заедно со Г. Ѓерѓиковиќ е обновувач на Македонскиот клуб во Белград и главен уредник на неговиот орган в. „Автономна Македонија“ (1905). Подоцна коавтор на Воденската декларација (јули 1918) и автор на крфската Промеморија (во две верзии, 1. и 19. IX 1918) за културно-националниот ентитет и идниот рамноправен конститутивен автономен статус на Македонија во југословенската држава.

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Една промеморија од 1918 г. на професорот Григорие Хаџи Ташковиќ*, „Прилози“, ООН МАНУ, X, 1, Скопје, 1979, 5-37; Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската нација*, II, Скопје, 1983, 73–144. Бл. Р.

**ХАЏОВ, Иван** (Струга, 1885 – Софија, 1956) – литературен историчар, филолог, просветен деец. Се школувал во Софија, каде што завршил гимназија и словенска филологија на Универзитетот „Климент Охридски“. Престојувал во Австрија, Германија и Хрватска. Учествувал во работата на Македонскиот научен институт во Софија. Објавил бројни написи од областа на литературната историја, лингвистиката и методиката. Автор е на монографија за Браќата Миладиновци. Обработувал теми од фолклористиката („Мотиви за клетва во народните песни“). Ги прифатил теоретските принципи на рускиот научник од Украина (Харков) А. Потебња, применувајќи ги во своите елаборации на поезијата на Христо Ботев. Студијата за своите сограѓани Браќата Миладиновци (1944) му се одликува со богата и изворна фактографија. Забележана му е статијата „Творечкото учество на зборот во човековото мислење“ (1939). Се потпишувал и со псевдонимот „Веритас“. Г. Т.

**ХАШКИ ТРИБУНАЛ ЗА ПОРАНЕШНА ЈУГОСЛАВИЈА**. Основан е со Резолуцијата 827 на Советот за безбедност на ОН (25. V 1993) како меѓународна правосудна институција која има надлежност да суди на лица за кои постои основано сомневање дека имаат извршено воени злосторства и злосторства против човештвото, но и злосторства против мирот, на територијата на СФРЈ, од почетокот на 1991 г., со цел да бидат казнети за задоволување на правдата, спречување други такви дела и повторно воспоставување на мирот. Обвинителството покренува обвинение против државјаните на РМ Љубе Бошковски и Јохан Тарчуловски на 15. III 2005 г.


Зградата на Хашкиот трибунал, Хаг

ЛИТ.: Татјана Петрушевска, *Меѓународниот кривичен трибунал за воени злосторства против човештвото и геноцид извршени на територијата на поранешна Југославија од почетокот на 1991 година – преседан во меѓународното право според начинот на неговото формирање*, „Безбедност", бр. 2, Скопје, 1994; Татјана Петрушевска, *За некои аспекти на меѓународниот ad hoc трибунал за поранешна Југославија*, на истото место, бр. 3, 1994. Т. Петр.


Членови на „Хашомер Хацаир" од Битола

**„ХАШОМЕР ХАЦАИР"** (Младиот стражар) (1921–1943) – еврејска младинска прогресивна организација во Македонија. Била активна во сите поголеми центри во Македонија со еврејско население. Во Штип кенот имал околу 30 членови, го раководител Аврахам-Алберто Барух Цион (1921–1943). Во Битола бил основан кен со околу 400 членови (1931), со седиште во просториите на еврејското училиште „Ла скулика де ла калежа". Организацијата развивала воспитно-образовна дејност, изучување на хебрејскиот јазик и приближување кон природата со организирани логорувања (махана). Заедничката цел била да се подготвува младината за заминување во кибуците во Ерец Израел.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**ХЕДИСАРУМ, МАКЕДОНСКИ** (Hedysarum macedonicum Bornm.) – локален македонски флористички ендемит, познат само за степоликото подрачје во РМ (Велес, Неготино). Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.

**ХЕЛЕНИЗАМ** (герм. Helenismus, термин на историчарот Г. Дројзен според ст. гр. ἑλληνισμόζ – поддржување на хеленскиот начин на живот, прифаќање на хеленската цивилизација, користење на кодифициран ст.гр. јазик – koine). Обележува голема историска епоха во цивилизациска смисла на античките народи на Европа, Азија и Африка. Се нарекува *Александризам*, според нејзиниот творец македонскиот цар Александар III (336-323 год. пр. н.е.). Почнува со неговото владеење и освојувањата на Исток; Мала Азија, Египет, централна Азија сè до Индија. Носителите на оваа цивилизација се образовани луѓе: научници, мислители, филозофи, кои се населени во административните, економските и културните центри: Александрија, Антиохија, Пергам и др. градови на монархиите формирани од наследниците на Александар Македонски – дијадосите. Нивното пропаѓање со римските освојувања (30 год. пр. н.е.) го означува крајот на оваа епоха. Во културолошка смисла, просторната и временската граница на хеленизмот е уште поголема, со големо влијание на Запад (преку Рим) до Шпанија и трае до крајот на антиката, а на Исток – во Византија обновен со италијанскиот хуманизам од XIV до XVI в.

ЛИТ.: *Rečnik književnih termina,* Beograd, 1992. А. Шук.

**ХЕЛИЦЕРАТИ** (*Chelicerata*) – членконоги организми без антени. Поседуваат јаки вилици (хелицери) во облик на клешта со кои ја дробат храната. Од овој поттип организми во Македонија се застапени претставници од класата *пајаковидни хелицерати* (*Arachnida*), од која е утврдено присуство на 825 таксони (819 видови и 6 подвидови); од нив, 71 таксон се ендемични (65 видови и 6 подвидови). Од овој број, 2/3 припаѓаат кон редот вистински пајаци (Aranea), а само 1/3 на другите неколку реда: скорпии (Scorpiones); лажни скорпии (Pseudoscorpiones); мрачници (Solpugida); сенокосци (Opiliones) и крлежи (Acarina).


Крлеж (Acarina)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ХЕМИСКА ИНДУСТРИЈА НА ПОЛИМЕРИ**. Производството на полимери во РМ е најмасовно од 1960-тите до 1990-тите, а потоа замира и практично не постои, освен некои смоли наменети за лакови и премази. Најголеми производители на синтетички полимери биле „Охис" – Скопје (основан е 1956 г., произведувал полиакрилонитрилно влакно, 37.000 тони годишно, поливинилхлорид, од 20 до 55.000 t годишно и поливинилацетатни дисперзии, од 10 до 12.000 t годишно, в. „Охис" – Скопје); „Хемтекс" (основан е 1977 г., произведувал 33.000 t годишно полиетиленгликолтерефталатно влакно) и „Силекс" (произведува меки и цврсти полиуретански пени со капацитет околу 2.500 t годишно). Св. Х. Ј. - М. Ц.

**ХЕМИСКА ПРЕРАБОТКА НА ДРВОТО** – дејност што ги проучува и решава проблемите во врска со индустриската преработка на дрвото по хемиски пат, со задача да ги усовршува постојните и да пронаоѓа нови хемиски методи за што поуспешно, потполно и рационално користење на дрвната суровина. Таа опфаќа повеќе значајни технологии за преработка на дрвото, како што се: преработка на дрвото под дејство на термичка разградба (сува дестилација на дрвото, производство на гас за осветлување, генераторски гас и саѓи); преработка на дрвото под дејство на хемикалии и микроорганизми (дрвена целулоза, хартија, вештачка свила, хидролизиран шеќер, алкохол, белковинска храна и др.); преработка на дрвото со издвојување на некои негови состојки со физички методи (растителни штавни материи, етерични масла, смола, растителни лепила и др.); технологии за дрвно-пластични маси и преработка на дрвото со внесување на хемиски состојки за негово конзервирање. Б. Ил.

**ХЕМИСКИ ИНСТИТУТ** – в. *Институт за хемија при Природно-математичкиот факултет.*

**ХЕМИСКИ ФАКУЛТЕТ** – в. *Институт за хемија при Природно-математичкиот факултет.*

**ХЕНРИХ I Фландриски** (1177–1216) – латински император (1206–1216), син на Балдуин V и Маргарита, втор и најуспешен владетел на Латинското Царство, помал брат на императорот Балдуин Фландриски. По заробувањето на Балдуин од Бугарите, во битката


Хенри I Фландриски

кај Адријанопол (1205), владеел како регент, а по смртта на Балдуин бил крунисан за император. Водел успешни војни со соседите: Бугарија, Никеја, Епир и Стрез. Во негово време Латинското Царство го достигнало врвот во својот развиток.

ЛИТ.: J. Longnon, *L'Empire latin de Constantinople et la Principaute de Moree*, Paris, 1949. К. Ац.



Статуа на Херакле најдена во Костинци (III в.)

**ХЕРАКЛЕ** – божество што кај Македонците се вика Arotos / Aretos (името се поврзува со македонска глоса со нејасна етимологија), митски родоначелник на Македонците и на македонската кралска куќа. Македонските кралеви (Александар III Македонски, Антигон Гонат, Персеј) му принесуваат жртви. Во времето на Александар Македонски го носи епитетот „Propator". Во Ајга е пронајден натпис посветен на Херакле „Patroios". Во епиграмите на поетот Самос македонскиот крал Филип V е потомок на Херакле. Во с. Ресава Х. е запишан како „Theos Megistos".

ЛИТ.: *Isokrates*, 3 vols., Harvard University Press, 1961; Аријан, *Александровата анабаса*. Прев. М. Бузалкова, Скопје, 2000; Н. Проева, *Студии за античките Македонци*, Скопје, 1997. А. Шук.

**ХЕРАКЛЕЈА ЛИНКЕСТИС** (Heraclea Lyncestis) – античка градска населба лоцирана на јужната периферија на денешниот град Битола. Основан од Филип II (според Ф. Папазоглу) во средината на IV в. пр. н.е., како важен стратешки пункт за заштита на северозападната граница на новоосвоените покраини или, според други научници, од Филип V – како дел од неговите дејства во Втората македонско-римска војна (200–197). Името Хераклеја се спомнува кај Стефан Византиски (кој информира дека градот го подигнал Филип, синот на Аминта) и кај Демостен (Phil. I, 48). Според материјалната култура (монети, теракоти, керамика, неколку гробови всечени во карпа, на северната падина под акрополата), животот на градот е датиран околу 200 г. пр. н.е., односно во времето на Филип V, а првиот сигурен податок за градот потекнува од Страбон (VII, 323), кој го презел од Полибиј. И Клаудиј Птоломеј, кога зборува за Македонија, ја споменува Lyncestia со градот Heraclea (Ptol., III, 12, 30). Со римската окупација на Македонија, Хераклеја Линкестис влегла во четвртата мерида и претставувала патна станица на Via Egnatia (Str. VII, 323; Caesar, De bello civili, 79, 3), а е забележана и во Itinerarium Antonini (318, 4; 319, 1-3; 329, 10), Itinerarium Burdigalensis (606, 4-9), Tabula Peuntingeriana и кај географот Равенски. Најстарата населба, претпоставениот кастел изграден од Филип V, се наоѓала на ритчето северно од досега откопаниот комплекс на градот и подоцна била инкорпорирана во римскиот град. Според епиграфските споменици, градот бил административно уреден со градски совет и со различни магистратури, а жителите со римско граѓанско право биле запишувани во трибата Fabia. Дел од најраните урбани делови во Хераклеја се откриени под епископскиот комплекс и базиликите, каде што се пронајдени остатоци од градскиот плоштад и од термите, а на ова урбано јадро му припаѓа и театарот. На северниот анекс од плоштадот се наоѓал портик (I - почеток на II в.) со правоаголна форма, каде што долж западниот и северниот ѕид стоеле статуи со претстави на императори, граѓани од високите општествени слоеви и претстави на божества, додека делот од откриената површина на термите ги вклучува сите простории што се неопходни за јавен објект од овој тип (frigidarium, tepidarium, caldarium и praefurnium). Театарот бил лоциран над централното градско јадро, искористувајќи ја падината на ридот. Изграден според пропозициите на римските театри, тој можел да собере до 2.400 гледачи. Во IV в. престанал да се користи и прераснал во мајдан за градежен



Дел од археолошкиот локалитет Хераклеја Линкестис





Детали од мозаикот во Големата базилика во Хераклеја Линкестис



Амфитеатарот во Хераклеја Линкестис

материјал. Во доцноантичко време просторот на градот бил намален, што се потврдува и со материјалните наоди (Базиликата Д-extra muros и градската вила), и зафаќал простор од 5 ha, а бил опкружен со одбранбени ѕидини кои на одредени места биле зајакнати со кули. Овие интервенции се резултат на постојаните напади од страна на Готите (472 и 479 г.). Во овој период градот прераснал и во епископско седиште, а неговите епископи учествувале и на црковните собори. Во актите на соборот одржан во Сердика (347) се спомнува „Euagrius a Macedonia de Heraclio Lynco" (Hier. 639, 1; 641, 5). Епископот Квинтилиј (Quintilius) учествувал на собирот во Ефес (449) и во Халкедон (451), а во актите на Цариградскиот собор (553) како потписник се појавува „Benignus ep. Heracleotanae" (Mansi IX 173 C, 190 E, 194 B, 197 A. B., 262 B, 389 B). Наследник на Бенигнус бил Јован-Пахомиј, чијшто монограм е сочуван на капител од Малата базилика, т.н. Базилика А (втора половина на VI в.), како и на натписот на градската фонтана. Од овој период потекнуваат и откриените сакрални градби: Големата базилика (подигната врз постара градба, т.н. Базилика Б), Малата базилика и Гробишната базилика, како и епископската резиденција. Градбите биле украсени со богата архитектонска пластика и со полихромни мозаични подови со геометриски, растителни и животински претстави и илустрирани пораки од Библијата. Во VI в. на просторот врз римскиот театар биле изградени микростанбени целини. Животот во градот замира кон крајот на VI в., а просторот на Гробишната базилика подоцна бил користен за некропола на словенските племиња.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски градови у римско доба*, Скопје, 1957, 188-194; *Хераклеја*, I-III, Битола, 1961–1967; Е. Манева, *Неколку типови и форми на елинистичка и римска керамика од Хераклеја*, посебно издание, 1, Битола, 1979; Т. Јанакиевски, *Театар*, Посебни изданија, 2, Битола, 1987; Г. Ц. Томашевиќ, *Рановизантиски подни мозаици, Македонија, Епир и Дарданија*, Београд, 1978. А. В.-М.



Малата базилика во Хераклеја Линкестис

**ХЕРЖМАН, Сава** (Sava Heřman) (Рихвалд, Чешка Република, 21. V 1926) – славист и балканолог-лингвист и македонист. По завршувањето на Филозофскиот факултет на Карловиот универзитет во Прага, докторирал по филозофија и се вработил на својот факултет истражувајќи го развитокот и стабилизацијата на стандардните јазици. Учествувал на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид (1968, 1970, 1996), како и на многу конгреси и научни собири во светот. Има објавено поголем број статии од областа на балканистиката и посебно од македонистиката.



Сава Хержман

БИБЛ.: *Hranice příbuzných dialektů a nářečních skupin*, „Slavia", 8, Praha, 1966, 143-147; *Předpoklady vzniku spisovné makedonštiny a její dnešni struktura*, „Slavia", 10, 1968, 297-304; *Sémantika modálních, temporálních a vidových tvarů v balkánských jazycích*, „Studia Balcanica Bohemo-Slovaca", 1, Brno, 1970, 248-253; *Konstrukt (mezi)jazykové komunikace v balkánských jazycích*, „Studia Balcanica Bohemo-Slovaca", 3, 1987, 250-254; *Модел (конструкт) на меѓујазична комуникација на Балканот*, зб.: Научна дискусија на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура, 14, Скопје, 1988, 61-64; *Makedonská otázka – mýtus a skutečnost*, „Les Études Balkaniques Tchéques", 9, Prague, 1994, 111-116; *Blaže Koneski (nekrolog)*, „Slavia", 1994, 263-264; *Národní společensvi: objektivní fakt, subjektivní volba nebo ,vymyšlenost'*, „Научна дискусија...", 23, 1997, 203-312 (= *Národní společenství: objektivní fakt, subjektivní volba nebo ,vymyšlenost'*, „Les Études Balkaniques Tchéques", 10, Prague, 1999, 127-135; *Sémantické analogie v oblasti slovesné modality a modálních vét v balkánských a baltských jazycích*, „Europeica-Slavica-Baltica", Praha, 2007, 147-149.

ЛИТ.: Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 124-125. Бл. Р.

**ХЕРКУЛЕ** – патна станица од римско време, забележана на Табула Појтингеријана (III–IV в.), на делницата од патот помеѓу Скупи и Стоби. Се наоѓала помеѓу станиците Финес и Пресидио. Се лоцира на локалитетот Бела Вода (Велешко), каде што се среќаваат остатоци од керамика, мермер, траги од стар водовод и монети.

ЛИТ.: Т. Томоски, *Прилог за реконструкција на Табула Пеутингериана на делницата Scupi–Stobi*, „Жива Антика", XI, 1, Скопје, 1961. К. Аџ.

**ХЕРОДОТ** (Herodotos) (Халикарнас, Мала Азија, ок. 484 – веројатно Турии, Јужна Италија, ок. 425 пр. н.е.) – хеленски историограф, познат како „татко на историјата", извор за најстарата историја на Македонија. Поради политичките противречности со халикарнашкиот тиранин Лигдамид, бил принуден да се пресели и привремено да живее на островот Самос. Многу патувал (Вавилон, Египет, Скитија, Тракија, Македонија итн.), а престојувал и во Атина каде што се запознал со Перикле и со Софокле. Учествувал во основањето на колонијата Турии во Јужна Италија (444 пр. н.е.), каде што останал до крајот на живо-


Биста на историографот Херодот

тот. Го напишал делото *Историја*, коешто александриските филолози го поделиле на девет книги, насловени според имињата на Музите. Неговата основна тема се Хеленско-персиските војни, а покрај многубројните историски, географски и етнографски податоци за земјите што ги посетил, дава и драгоцени податоци за раната историја на Македонското Кралство и македонската кралска династија на Аргеадите.

ИЗВ.: Herodoti, *Historia,* Oxonii, 1927; *Херодотова историја.* Превод од старогрчки, предговор, белешки за писателот и делото, коментари на текстот Даница Чадиковска, Скопје, 1998. К. М.-Р.

**ХЕРОМЕН** (? – 336 г. пр. н.е.) – соработник на Павсаниј, убиецот на кралот Филип II. Потекнувал од аристократскиот род на Линкестидите. Заедно со Арабеј и Александар, бил вклучен во заговорот против кралот во Ајга. По убиството, Херомен и Арабеј се сокриле, но биле фатени и погубени.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. Б. Петр.

**ХЕРООН** – монументален вид надгробни објекти од римско време во Македонија, регистрирани на повеќе локалитети. Објектите биле оформувани во вид на римски храм на висок подиум, со приодни скалила, вестибил и цела и со подземен хипогеум. На Грамаѓе, кај Барово, е откриена типолошки разновидна камена архитектонска пластика. Ист е и случајот со хероонот кај селската црква во Тремник, Неготинско, и со објектот на локалитетот Селиште кај Вешје. Кај Пирава и Марвинци (Валандовско) се откриени единствено двата масивни покривни фронтони, додека на локалитетот Сулинар кај селото Чашка (Велешко) е откриена речиси комплетно зачувана супструкција на подиумот и на хипогеумот, со три гробници под аркосолии.

ЛИТ.: В. Лилчиќ, *Македонскиот камен за боговите, христијаните и за живот по животот*, I, Скопје, 2001, 223, 227, 313, 319–338, 351, 463, 493–494. В. Л.

**ХЕРЦОГОВ БАБЈАК.** – в. *бабјак, Херцогов.*

**ХЕРЦОГОВА ТЕМЈАНУШКА.** – в. *темјанушка, Херцогова.*

**ХЕСИОД** (Hesiodos) (VII в. пр. н.е.) – хеленски поет, прв го спомнува името Македонија. Неговиот татко, којшто се занимавал со поморска трговија, се преселил од Кима во Ајолија, во Аскра, село на падините на планината Хеликон, близу до градот Теспиј во Бојотија. Тука Х. се занимавал со земјоделство. По смртта на татко му спорел со братот Персе околу наследството. Ги напишал делата *Теогонија* и *Дела и дни*, но му се припишуваат и други како: *Штитот на Херакле*, *Каталог на жените*, *Натпревар меѓу Хомер и Хесиод* и др.

ИЗВ.: *Hesiodi carmina,* rec. A Rzach, ed. tertia. Lipsiae, 1913.

ЛИТ.: В. Митевски, *Античка епика, Хелада и Рим*, Скопје, 2001. К. М.-Р.

**ХЕТАЈРИ** (hetairoi) – стара македонска институција, најблиски соработници на кралот, негови придружници во мир, војна и лов. Полагале заклетва дека ќе имаат исти пријатели и непријатели како кралот. Од времето на Филип II Македонски, меѓу нив биле вклучувани и туѓинци, а припадноста можела да биде и почесна (пр.: трагедиографот Еврипид). Во време на походот на Александар III Македонски го сочинувале јадрото на македонската војска, а подоцна ова име било пренесено на целата коњица.

ИЗВ.: Q. Curti Rufi, *Historiarum Alexandri Magni Macedonis,* Lipsiae, 1893.

ЛИТ.: Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.

**ХИБИСКУС** (Hibiscus syriacus L., фам. Malvaceae) – листопадна грмушка од Азија, со триделни листови, грубо назабени. Цветовите се крупни, ѕвонести, со обоени венчеливчиња (виолетови, црвени, бели). Плодот е чушка. Многу декоративен вид, покрај другото, се користи и за живи огради. Ал. Анд.


Расцветан хибискус

**ХИДРА, СЛАТКОВОДНА** (Hydra attenuata Pall.) – полип со седентарен начин на живеење. Се среќава прицврстен за некое растение или цврст предмет во бари, рибници и во езера. Достигнува големина од 10 до 20 mm. Се исхранува со ситни животни, ракчиња и други водни организми кои пливаат во водата што ги лови со помош на пипалата. Поседува отровни клетки со чиј отров се брани.

*ЛИТ.*: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.


Рибникот на Хидробиолошкиот завод во Охрид

**ХИДРОБИОЛОШКИ ЗАВОД – ОХРИД.** Проучувањето на лимнолошката проблематика на Охридското Езеро се бележи во трудот на Steindachner F.,1892: Uber einige neue und seltene Fischarten usw. Denksch. Akad. Wiss., Wien., math. naturwiss. KL, 59, 357–384. Првото доаѓање на С. Станковиќ (1892–1974), во 1922 г. во Охрид, во суштина претставува почеток на организирано истражување на Охридското Езеро и на неговиот жив свет. Тој редовно доаѓал секое лето во Охрид, освен во текот на Втората светска војна и вршел истражувања врз езерото, во соработка со поголем број домашни и странски познати хидробиолози. Во 1932 г. ја објавил првата синтеза за Охридското Езеро и за неговиот жив свет под наслов: Die Fauna des Ohridsees und ihre Herkunft. Arch. Hydrobiol. 23: 557-617. Тој е основоположник на Хидробиолошката станица во Охрид со мрестилиште, денес позната како Хидробиолошки завод, која започнала со работа во 1935 г. и е прва од таков вид на Балканскиот Полуостров. Со натамошни истражувања и со големиот број добиени резултати од С. Станковиќ, во Скопје излегува втора монографија за Охридското Езеро, на српски јазик (1957). Таа излегува и на македонски јазик (1959), а во 1960 г. е подготвена во соодветен облик за строго научна употреба и излегува на англиски јазик во Хаг во Холандија кај Uilgeierij dr. W. Junk, Den Haag Monographiae. Со основањето на Хидробиолошката станица се создадени услови за систематско и континуирано проучување на Езерото и на неговиот жив свет, а во 1979 г. Езерото беше внесено во Регистарот на светското природно богатство (Ј. Серафимова–Хаџишче, 1985 г., Охрид.)

По ослободувањето на Охрид (7 ноември 1944), отпочнува новиот развој на станицата односно на Хидробиолошкиот завод. Статусот на Хидробиолошката станица како научна установа е утврден од страна на Президиумот на АСНОМ, со акт бр. 64 од 4. XI 1944.

ЛИТ.: *Библиографски податоци за Охридското Езеро,* Приредиле В. Новевска, Д. Ѓоргоноска, Т. Наумоски, В. Митиќ, „Посебни изданија", 2, Хидробиолошки завод, Охрид, 1985; *Конгрес на екологиите на Македонија со меѓународно учество* (Книга на апстракти), Охрид, 25–29. X 2003; Ј. Серафимова-Хаџишче, *50 години живот и работа на Хидробиолошки завод од Охридскиот хидробиолошки завод,* Јубилејно издание, кн. 1, Охрид, 1985, 9–75; S. Stankovic, *Die Fauna des Ohridsees und ihre Herkunf,* „Arch. Hydrobiol.", 23, 1932, 557–617; S. Stanković, *Ohridsko jezero i njegov živi svet*, Skopje, 1957; С. Станковиќ, *Охридското Езеро и неговиот жив свет,* Скопје, 1959; S. Stankovic, *The Balkan Lake Ohrid and its living world,* Monographyae Biologicae, Vol.9, Haag, 1960; S. Stanković, Enciklklopedija Jugoslavije, t. 5, Zagreb, 1955- 1971, 12. М. Т.

**„ХИДРОЕЛЕКТРОПРОЕКТ"** – претпријатие за проектирање на ЕЕ и хидротехнички објекти. Тоа е основано е во 1947 г. како дел на сојузната организација. Самостојно работело од 1950 г. Во 1989 г. се интегрирало со претпријатието ЕМО – Охрид. Изготвувало студии, основни, идејни, главни и изведбени проекти за голем број значајни објекти: ТЕ, ХЕ, ТС, ВН водови и хидросистеми. Др. Р.

**ХИДРОЕНЕРГИЈА во Македонија –** в.: *хидроцентрали во Македонија.*

**ХИДРОМЕТЕОРОЛОШКА СЛУЖБА**. Хидрометеоролошката служба на Македонија е формирана во 1947 г., а во 1993 г. таа станува членка на Светската метеоролошка организација (СМО), која е специјализирана агенција на Обединетите Нации (ОН). Хидрометеоролошката служба на Македонија ја спроведува зацртаната програма, во рамките на средствата со кои располага и постојано ја подобрува својата стручно-методолошка основа. Целта е таа поадекватно да се вклучи во светскиот хидрометеоролошки систем и да биде поефикасна и покорисна за нашето стопанство и земјата во целина. Хидрометеоролошката служба кај нас издава предупредувања за опасни временски појави, ги опслужува службите со информации за времето и климата, ја информира и ја едуцира јавноста за разбирањето на времето, набљудува, регистрира и известува за времето и водите, работи со интернационални партнери и друго.



Лабораторијата на Управата за хидрометеоролошки работи во Скопје

ЛИТ.: Коле Јордановски, *Развиток на хидрометеоролошката служба во СР Македонија*, „Хидрометеоролошки гласник", Скопје, 1979; „Метеоревија", Скопје, 1998; „Годишен преглед", Управа за хидрометеоролошки работи, 2005. М. З.

**ХИДРОМЕТЕОРОЛОШКИ „ГЛАСНИК"** – списание на Републичкиот хидрометеоролошки завод. Првиот број на списанието излезе од печат 1979 г., а во него се обработуваа достигањата и проблемите на метеорологијата, климатологијата, хидрологијата и агрометеорологијата, противградобијната одбрана, синоптиката, хидрологијата, загаденоста на водите, загаденоста на воздухот, загаденоста на почвите и друго. Од 1998 г. почна да се печати списанието „Метеоревија", во кое се обработуваат теми и информации од областа на метеорологијата на популарен начин и се даваат сознанија како тие да бидат применети во македонското стопанство. Издавач е Метеоролошкото здружение на РМ, а во реализацијата учествува и Управата за хидрометеоролошки работи.

ЛИТ.: Коле Јордановски, *Развиток на хидрометеоролошката служба во СР Македонија*, „Хидрометеоролошки гласник", Скопје 1979; „Метеоревија", Скопје, 1998; „Годишен преглед", Управа за хидрометеоролошки работи, 2005. М. З.

**ХИДРОЦЕНТРАЛИ во Македонија.** Вкупниот хидроенергетски потенцијал во РМ е проценет на 5.200 GWh, во моментов се искористени 27% или 1.500 GWh, со инсталирана сила 431 kW. Годишно производство на хидроцентралите (ХЦ): 1.170 GWh во 2000 г., 621,5 (2001), 755,4 (2002), 1.370 (2003) GWh. Меѓу 10-те ХЦ на големите брани најважни се: „Вруток" (27% од вкупното производство), „Шпилје" (24%), „Тиквеш" (17%), „Глобочица" (15%), small HPPs (11%), „Врбен" (3%), „Равен" (3%), а пак малите ХЦ (10-тина на број) произведуваат 11%. ХЦ имаат мало учество во вкупното производство на електрична енергија (15%), но се многу значајни за задоволување на врвовите од побарувачката. Љ. Т.



Хидроцентралата „Глобочица"



Петер Хил

**ХИЛ, Петер** (Peter Hill) (Перт, Австралија, 1945) – австралиски славист и македонист. По завршените студии по русистика и германистика на Универзитетот во Мелбурн, студиите ги продолжил во Берлин и Хамбург, каде што и докторирал. Бил професор на Универзитетот во Хамбург (1979), а потоа на Макквори универзитетот во Сиднеј ги вовел предавањата по јужнословенските јазици, па и македонскиот. Соработувал со проф. Реџиналд де Брej, заедно со К. Виндл, Т. Димитровски, Бл. Корубин и Тр. Стаматоски (1991–1994), врз подготовката на *The Routledge Macedonian-English Dictionary*, edited and prepared for publication by P. Hill, S. Mirčevska and K. Windle (London, 1998), а ги објавил и книгите *The Macedonians in Australia* (Perth, 1989) и *The Dialect of Gorno Kalenik* (Columbus/Ohio, 1991), како и поголем број прилози во списанија и зборници. Врши покомплексни истражувања од областа на македонскиот, бугарскиот, хрватскиот, српскиот и азербејџанскиот јазик. Учествувал на Маѓународниот семинар за македонски јазик, литература и

култура во Охрид (1977, 1979).

БИБЛ.: *Lexical Revolutions of Expression of Nationalism in the Balkans*, „Melbourne Slavonic Studies", 9/10, Melbourne, 1976, 121-128; *A Dictionary of the Ottoman Turkish Elements in the Languages of South-Eastern Europe. Its Significanse for the Study of Balkan Spanish*, „Estudios Sefardies", 1, 1978, 342-345 (коавтор); *Australians of Macedonian Origin and thear Speech*, зб.: The Slavic Languages in Émigré Communities, Edmonton, 1982, 47-60; *Romanismen in den Dialekten von Ägäisch-Mazedonien*, „Die Slawischen Sprachen", 11, 1987, 45-62; *On the Phonemic Inventaries of Slavonic Languages*, зб.: Slavistische Linguistik 1986, München, 1987, 195-208; *The Political Significance of the Macedonian Standard Language*, „Australian Slavonic and East European Studies", I/1, 1987, 53-60; *Macedonians*, зб.: The Australian People, Canbberra-Melbourne, 1988, 685-691; *Language as a Political Factor in the New Europe*, зб.: Modern Europe. Histories and Identities, Adelaide, 1998, 25-34; *Parts of Speech as a Practical Problem in a Dialect Monograph*, зб.: Slavistische Linguistik 1989, München, 1990, 91-98; *Mehrsprachigkeit in Südosteuropa*, „Zeitschrift für Balkanologie", 26/2, 1990, 123-141; *Nation, Nationality and Multiculturalism in Europe*, „Australiean Slavonic and East European Studies", 4/1-2, 1990, 195-204; *Benennungen der Standardsprache*, зб.: Natalicia Johanni Schröpfer octogenario a discipulis amicisque oblate, München, 1991, 191-200; *Macedonian School-Books from Albania*, „Australia Slavonic and East European Studies", V/1, 1991, 77-90; *Impressions of a recent visit to Bulgaria and Macedonia*, „The South Slav Journal", 14 (1991), 1994, 10-22; *The Macedonian-English Dictionary Project*, „Australia Slavonic and East European Journal", VIII/2, 1994, 11-18; *Die Herausbildung einer makedonischen Nation*, „Die slavischen Sprachen", 46, 1995, 201-214; *The Crisis in South-Eastern Europe: Nationalism and National Mythologies*, зб.: Nations Nationalism and Security in Contemporary Europe. Papers of the School of temporary European Studies, Brisbane, 1996, 29-47; *Die Dialektbasis der makedonischen Standardsprache*, Makedonien. Landescunde – Geschichte – Kultur – Politik – Wirtschaft – Recht, „Österreichische Osthefte", 14, Wien – Frankfurt a. M. etc. 1998, 261-281; *Die Modernisierung bei den Slavenund die Herausbildung der slavischen Standardsprachen*, зб.: Slavistische Studien zum XII. Internationalen Slavistenkongress in Krakau 1998, Frankfurt a. M., 1998, 59-71; *Macedonians in Greece and Albania: A Comparative Study of Recent Developments*, „Nationalities Papers", 27/1, 1999, 17-30; *Mehrsprachigkeit in Südosteuropa*, Handbuch der Südosteuropa-Linguistik, Wiesbaden, 1999, 143-172; *Die sprachliche Situation in der Republik Makedonien*, зб.: Die sprachliche Situation in der Slavia zehn Jahre nach der Wende, Frankfurt s. M., 2000, 243-260; *Macedonians*, The Australian Peuple, London-Sydney, 2001, 571-578; *Германски влијанија врз македонскиот литературен јазик во споредба со соседните јужнословенски јазици*, Научна конференција на Семинарот за македонски јазик, литература и култура во Охрид, 27, Скопје, 2001, 25-34; *The Language Situation in Macedonia*, зб.: Отговорността пред езика, Шумен, 2002, 103-114; *Makedonisch*, Wieser Enzyklopädie des europäischen Ostens, 10: Lexikon der Sprachen des europäischen Ostens, Klagenfurt, 2002, 205-312; *Language and National Identity*, зб.: Perspectives on Europa. Language Issues and Language Planning in Europa, 2003, 11-20; *Noch einmal zu den Lehnprägungen nach deutschen Vorbildernin den südslavischen Sprachen*, зб.: Normen, Namen und Tendenzen in der Slavia. Festschrift für Karl Gutschmidt zum 65. Geburtstag, München, 457-468; *Macedonians*, The Enziklopedia of Melbourne, 2005, 431.

ЛИТ.: Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 125-126. Бл. Р.

**ХИЛИЈАРХ** – командант на хилијархија (одред од 1.000 коњаници), на првата хипархија од хетајрите од македонската војска, но и дворска титула на вршител на многу важни политички функции во државата. Тој ги подготвувал сите државни работи за кралот.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Историја на хеленистичкиот период*, Скопје, 1995; Н. Проева, *Историја на Аргеадите*, Скопје, 2004. К. М.-Р.


Хусеин Хилми-паша

**ХИЛМИ-ПАША, Хусеин** (с. Сарлица, о-в Митилин, Турција, 1859 – 1921) – висок турски воено-административен деец, дипломат и државник. Бил главен секретар на Измирскиот вилает (1882), окружен управник (мутесариф) во Мерсин, валија на Адана (1887) и на Јемен (1898). По Илинденското востание за спроведување на Мирцштегските реформи е поставен за главен инспектор на вилаетите во Македонија (1903–1908). Потоа станува министер за внатрешни работи (1908) и велик везир (1908–1909), но условен со апсење од младотурските лидери, си поднесува оставка (3. IV 1909); амбасадор во Виена (1912–1918). Бл. Р.

**ХИЛФЕРДИНГОВ (МАКЕДОНСКИ) КИРИЛИЧКИ ЛИСТ** – в. *Фрагменти на кирилички старословенски текстови од македонско потекло.*


Шејмас Хини

**ХИНИ, Шејмас** (Мосбон, Северна Ирска, 8. VII 1939) – ирски поет, есеист и преведувач, добитник на Нобеловата награда за литература во 1995. Внимание привлекува уште со првата поетска збирка *Смртта на природословецот* (1966). Тој во поезијата ги велича секојдневните чуда на животот. Други книги: *Врата кон темната* (1969), *Презимување* (1972), *Остров на ходочастија* (1984), *Глогов фенер* (1987) и *Привиденија (1991)*. Пишувал и есеи. Во 2001 г. го добил Златниот венец на СВП.

ЛИТ.: Б. Ѓузел, *Веродостојноста на поезијата*, „Поезија", СВП, Струга, 2001. П. Гил.

**ХИРОНОМИДИ** (Chironomidae) – двокрилци слични на комарците. Многу се ситни, нежни и со тенки крилја. Се појавуваат во големи роеви како облаци над водите. Ларвите живеат во водна средина и се главна храна за рибите.


Хирономида

Во Дојранското Езеро доминира видот Chironomus plumosus L., чии ларви се крупни и црвено обоени, по што се лесно препознатливи.

ЛИТ.: Petar Angelovski, Jonce Sapkarev, Biljana Karaman, Stoe Smiljkov, *Qualitative composition and quantitative relations of the Macrozoobentos from Lake Prespa*, God. Zb. Biol., Skopje, 1994, 47: 5–21; Petar Angelovski, Jonce Sapkarev, *The composition and distribution of Chironomids (Diptera: Chironomidae) of Aegean Lakes*, God. Zb. Biol., Skopje, 1983, 36: 221–243. В. Т. К. – М. Кр.

**ХИСТОЛОГИЈА** (ст. гр. ἱστός) – наука за изучување на животинските и растителните ткива под микроскоп (микроскопска анатомија). Како наставно-научна дисциплина во Македонија е воведена во учебната 1948/49 г., непосредно по основањето на првиот македонски универзитет „Св. Кирил и Методиј". Во Македонија постојат повеќе лаборатории во кои се применуваат хистолошки истражувања, како од базичен карактер, така и за дијагностички цели. Д. Р.-З.


Тед Хјуз

**ХЈУЗ, Тед** (Јокшир, 17. VIII 1930 – 28. X 1998) – англиски поет, бил оженет со популарната поетеса Силвија Плат која се самоубила. Заедно со Даниел Вајсборт во Лондон го уредувал книжевното списание *Модерна поезија во превод* во кое ги претставувале најпознатите модерни писатели на XX в. Врз неговото творештво најсилно влијание има делото

*Птици, животни, цвеќиња* од Д. Х. Лоренс. Фасциниран е од животните и ја изразува „суштината" на живите суштества. Автор е на поетските книги: *Сокол на дожд* (1957), *Луперкалии* (1960), *Гавран* (1970), *Гаудете* (1977), *Пештерски птици* (1978), *Остатоци од Елмет* (1979) и др. Добитник е на Златниот венец на СВП во 1994 г.

ЛИТ.: Зоран Анчевски, *Поезијата на Тед Хјуз,* „Песни", Ск., 1994. П. Гил.

**ХЛАПЕН, Радослав** (XIV в.) – благородник, војсководец на Стефан Душан, самостоен владетел во Југозападна Македонија, господар на Бер и на Воден со околните краеви. Се издигнал и се осамостоил по смртта на царот Стефан Душан (1355). Ги владеел териториите од Селечка Планина, на север, до границата на Тесалија, на југ, на запад до Костур, а на исток до р. Вардар. Одржувал добри односи со северните соседи, со кралот Волкашин и со син му Марко, кој бил негов зет, оженет со ќерка му Елена.

ЛИТ.: H. Matanov, *Radoslav Hlapen souverain feudal en Macedoine meridionale durant le troisieme quart du XIVe siecle*, EB XIX/4, 1983. К. Аџ.

**ХЛУДОВ (ЛОБКОВСКИ) ПАРИМЕЈНИК** – пергаментен кирилски ракопис од XIII–XIV в. Пишуван е од македонскиот книжевник Никола Брата во времето на византиските цареви Андроник II Палеолог и неговиот син Михаил IX (помеѓу 1294-1320). Содржи 171 лист. Се наоѓал во ракописната збирка на А. И. Лобков, поради што во славистичката наука е познат како Лобковски паримејник. Сега се чува во ракописната збирка на Хлудов (бр. 142) во Државниот историски музеј во Москва. Ракописот претставува значаен извор за проучувањето на историскиот развој на македонскиот книжевен јазик.

ЛИТ.: *Сводный каталог славяно-русских рукописных книг, хранящихся в СССР, XI–XIII* вв., Москва, 1984, No 464, 359–360; З. Рибарова, *Јазичните карактеристики на Лобковскиот (Хлудов) паремејник,* зб.: Кирило-методиевскиот (старословенскиот) период и кирилометодиевската традиција во Македонија, Скопје, 1988, 119–126; Хр. Тончева, *За някои палеографски особености на Лобковския (Хлудовия) паримейник – средно-български паметник от края на XI-II – началото на XIV век,* „Старобългаристика", 1995, 2, 45–56; Мито Миовски, *Хлудов паримејник. Лингвистичка анализа*, Скопје, 1996. Ѓ. П. Ат.


Лист од Хлудовиот (Лобковиот) паримејник

**ХЛУДОВ ТРИОД** – пергаментен ракопис од XIII в. Има 188 листови и ги опфаќа и двата дела од Триодот – посниот и цветниот. Во минатото ракописот се наоѓал во Марковиот манастир крај Скопје. Оттука, во XIX в. го зел А. Гиљфердинг и го однел во Русија. Сега се чува во Хлудовата збирка при Државниот историски музеј во Москва под бр. 133. Овој стар триод е еден од најинтересните триодни текстови од македонска редакција. Во него се среќаваат: вокализацијата на еровите, деназализацијата на големата носовка, замената на јат со *а* по *ц, ѕ, с* и др. Мошне интересен е и од литературна гледна точка, поради што рускиот научник Н. Туницки го проучува за да ја установи првобитната редакција на Цветниот триод.

ЛИТ.: Л. Милетич, *Интересен среднобългарски паметник от XIII в.*, „Периодическо списание" LXVI, 1905, 95–112; П. А. Лавров, *Палеографическое обозрение кирилловского письма*, Петроград, 1914, 120-121; Н. Туницкий, *О тексте болгарской рукописи Публичной библиотеки F.п. I, No 74,* „Сборник Отделения русского языка и словесности", т. 101, 1928, 394–397. Ѓ. П. Ат.

**ХОЛОКАУСТ** – геноцидот над Евреите од Македонија (1943). Во привремениот логор во Монополот во Скопје биле собрани Евреите од сите градови на Македонија (7.145). Оттаму со железнички композиции од товарни вагони биле транспортирани (11. III 1943) во логорот на смртта Треблинка во Полска, каде што веднаш биле и убивани. Никој од македонските Евреи не ја преживеал депортацијата. До почетокот на април 1943 г. биле уништени 98% од македонските еврејски заедници.


Депортација на Евреите од Македонија (1943)

ЛИТ.: Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**ХОМАТИЈАН, Димитриј** (ок. 1165–1234) – хартофилакс (ок. 1200–1217) и архиепископ (1217–1234) на Охридската архиепископија, каноник и писател. Поборник на агресивната политика на Теодор I Ангел (1214–1230), кон Латините и Никејците. Се грижел за правата и за привилегиите на Охридската архиепископија. Бил противник на осамостојувањето на српската црква. Оставил богата збирка документи. Напишал Кратко житие на Климент Охридски.

ЛИТ.: G. Prinzing, *A Quasi Patriarch in the State of Epiros: The Autocephalous Archbishop of „Bulgaria" (Ohrid) Demetrios Chomatenos*, ЗРВИ 41, 2004. К. Аџ.

**ХОР НА КУЛТУРНО-ПРОСВЕТНОТО ДРУШТВО „ВАРДАР", ЗАГРЕБ** – хорски ансамбл, составен од македонски студенти на Универзитетот во Загреб. Диригент бил Александар Глигориевиќ-Линин. Хорот го сочинувале 28 организирани млади комунисти. Покрај хорското пеење, на часовите се одржувале и партиски состаноци, каде што се проучувала литературата за напредните движења во светот. Во текот на јули 1936 г. овој хорски ансамбл организирал концертна турнеја низ Македонија, кога приредил концерти во: Скопје, Велес, Штип, Кочани, Радовиш и Струмица, со револуционерен и уметнички репертоар. Турнејата што била планирана низ Западна Македонија, била забранета од власта во тогашна Јужна Србија. На концертите настапувале: сопранот Христина Татарчева, солистот на Хрватското народно казалиште во Загреб, тенорот Ратимир (Ратко) Делорко, а од Скопје како гости Илија Цувалековски и Петре Богданов-Кочко. Во уметничкиот репертоар биле застапени дела од: Александар Глигориевиќ-Линин, Стефан Гајдов, Иван Зајц и Антонин Дворжак. Револуционерниот репертоар бил составен од неколку масовни песни и хорски рецитации. Хорскиот ансамбл често настапувал на Радио Загреб, но поради големата политичка активност, полицијата го забранила (1937)




Хорот на Културно-просветното друштво „Вардар", Загреб

неговото дејствување. Меѓу хористите се наоѓаа неколкумина од идните политичари што учествуваа во Народноослободителната борба и во создавањето на македонската држава. Меѓу нив се: Бото Цони, Кирил Миљовски, Ване Шкартов, Благоја Васков, Борис Рибаров, Спиро Настиќ-Калински, Ванчо Бурзевски, Диме Москов, Симеон Татарчев, Ацо Димитровски, Страшо Пивков, Илија Пиперков, Славе Попе, Лазар Соколов, Митко Теохаров, Киро Цонов и др. J. Т.

**ХОР НА МРТ** – основан е по Ослободувањето. Први диригенти биле Стефан Гајдов и Тодор Скаловски. Подоцна го раководеле Драган Шуплевски и Александар Лековски. Одигра извонредно значајна улога во поттикнувањето и афирмацијата на македонското хорско творештво. Неговиот репертоар го сочинуваа голем број дела од светската музичка литература, меѓу кои и дел од капиталните вокални и вокално инструментални композиции (Моцарт: „Реквием"; Росини: „Стабат матер"; Орф: „Кармина Бурана"; Чајковски: „Литургија"; Атанас Бадев „Литургија на св. Јован Златоуст" и др.). Со голем успех настапувал на сцените и фестивалите во Македонија и во странство. Кон крајот на XX в. активноста на Хорот на МРТ беше прекината. М. Кол.



Иво Хорват

**ХОРВАТ**, **Иво** (1897–1963) – хрватски ботаничар, основач на загрепската фитоценолошка школа. Дипломирал и докторирал (1920) на Филозофскиот факултет во Загреб и веднаш бил вработен. Бил избран за професор по Систематика на растенијата и Геоботаника (1940). Од 1947 г., па до крајот на животот бил шеф на Заводот за ботаника на Ветеринарниот факултет во Загреб. Хорват се посветил на фитоценолошките истражувања и картирање на вегетацијата на Балканскиот Полуостров. Ги истражувал високопланинските пасишта на планините на Македонија (1935– 1939). Заедно со Х. Ем изработил вегетациска карта на Пелистер (1946). Неговите истражувања се објавени посмртно во епохалното дело Vegetation Sudosteuropas 1974 (со соработници). Р. Р.



Хорот на Македонското радио на гостувањето во Софија (1946)



Активисти на хортикултурното здружение

**ХОРТИКУЛТУРНО ЗДРУЖЕНИЕ НА РМ** – доброволна стручно-професионална организација на инженерите и техничарите на РМ, кои работат во секторите на цвеќарството и украсните растенија, градинарството, овоштарството, лозарството и пејзажната архитектура (од 1956). Здружението е членка на ИМИ (Инженерска институција на Македонија). Ст. Х. П.

**„ХОРТУС"** – списание на Хортикултурното здружение на РМ. Обработува стручно-научни теми од областа на секторите на украсните растенија, обликувањето и уредувањето на пејзажите, парковите и зелените простори. Излегуваше од 1986 до 2001 г., период во кој се објавени 20 броја на списанието. С. Х. П.

**ХОЏА, Ќерим Мемедали** (с. Радолишта, Струшко, 1924 – Скопје, 1991) – писател за деца, публицист и новинар. Основно училиште завршил во Струга, а средно во Скопје. Прво работел во просвета, а потоа бил новинар во „Флака е велазеримит". Бил уредник во списанијата за деца „Гезими" и „Фатоси". Тој е основоположник на književността за деца на албански јазик во РМ.

БИБЛ.: *Песни*, 1952 (заедно со Лутви Руси); *Кај изворот*, 1960; *Кога дува ветерот*, 1962; *Нашите дни*, 1979; *Кажи ми го името*, 1989. А. П.

**ХОЏА, Мируше Мемедали** (Скопје, 19. IX 1969) – унив. професор,


Мируше Мемедали Хоџа

педагог, преведувач и научник. Основно и средно образование завршила во Скопје. Дипломирала на Групата за албански јазик и книжевност и италијански јазик. По дипломирањето извесно време била ангажирана како соработник во културната рубрика во Албанската редакција во МТВ. Во дневниот печат објавила повеќе критички осврти во врска со театарските претстави на Албанската драма во Скопје. Магистрирала со трудот „Транскултурализмот во театарот Один на Еуџенио Барба“ на Загрепскиот универзитет. Докторирала на истиот универзитет. Како доцент е ангажирана на Катедрата за албански јазик и книжевност, каде што ги предава предметите Морфологија на албанскиот јазик, Контрастивна анализа и Цивилизација и култура. Во својство на координатор, таа е ангажирана во обуката на преведувачите и толкувачите во јавната администрација во РМ. Во 2006/7 г. беше на студиски престој во Ница, Франција, каде што се стекна со уште еден магистериум. А. П.

**ХОШЕК, Карло А.** (Прага, ? – с. Владиловци, Велешко, 24. II 1907) – Чех, тиквешки војвода, учесник во македонското ослободително движење по Илинденското востание. Бил четник во четата на П. Ангелов во Кривопаланечко (1905) и во четата на Д. Даскалов, Тиквешко (1906). Потоа бил избран за тиквешки војвода. Дејствувал во Тиквешко и во Велешко. Загинал во судир со српска чета (1907).

ИЗВ. и ЛИТ.: НБКМ-БИА, ф. 583, оп. 1, а.е. 67, лл. 162–165; „Македоно-одрински преглед“, бр. 33, София, 1907. Ал. Тр.

**„ХРВАТСКИ СОКОЛ“ – ЗАГРЕБ** – спортска организација. По Илинденското востание во Македонија започнал акција за прибирање на парична помош за настраданите Македонци и ги повикал патриотските друштва да му се придружат (1904). Во негова организација било одржано свечено собрание во Загреб (5. III 1904) кое прераснало во масовна манифестација на солидарност и поддршка на македонскиот народ во борбата за слобода и осуда на страдањата на македонското население. Од прибраните пари на самото Собрание испратени се 2039 круни и 88 филери на Добротворното друштво „Милосрдие“ во Софија како помош за македонските бегалци. Помош прибирале и соколските друштва во внатрешноста и други организации во Хрватска.

ЛИТ.: Михајло Миновски, *Активноста на организацијата „Хрватски сокол“ за солидарност на хрватскиот народ со борбата на македонскиот народ за национално ослободување во времето на Илинденското востание,* „Прилози за историјата на физичката култура на Македонија“, Скопје, 1978, 79–90. Д. С.

**ХРВАТСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Датираат од средниот век (делови од Далмација влегуваат во Самуиловото Царство) и продолжуваат во контактите на Хрватите и Македонците како учесници во австро-турските војни (XVII в.). Силен поттик на културните релации им дава објавувањето на Зборникот на македонски народни умотворби на браќата Миладиновци во Загреб (1861), со материјална помош на хрватскиот бискуп Јосип Јурај Штросмаер. Хрватскиот печат ги следи настаните за време и по Илинденското востание („Обзор“, „Слободна ријеч“, „Хрватско право“, „Хрватска мисао“, „Хрватски сокол“ и „Црвена Хрватска“). Меѓу двете светски војни Македонци студираат на Универзитетот во Загреб и во 1936 г. го формираат МАНАПО (Македонски народен покрет) кој го публикува „Наш весник“, забранет по излегувањето на првиот број. На парламентарните избори (1938), претставници на МАНАПО му предлагаат на Владимир Мачек (лидер на Хрватската селанска партија) истакнување кандидати на МАНАПО на изборните листи, но, предлогот е одбиен. Стихозбирката на македонски јазик „Бели мугри“ од Кочо Рацин е издадена во 1939 г. во Самобор, во близината на Загреб. Меѓу двете војни постои соработка меѓу националистичко-сепаратистичките сили во Хрватска и Михајловистичката ВМРО. Во април 1929 г. во Софија, претставници на Македонскиот национален комитет со претставниците на Хрватската селанска партија, Анте Павелиќ и Густав Перчец, потпишуваат Декларација за пријателство и општа борба против српскиот хегемонизам и за извојување на човечки и национални права, политичка слобода и полна државна независност на Хрватска и Македонија. Соработката со хрватските сојузници продолжува во 1932 г., со испраќање на претставници на ВМРО (Кирил Дрангов, офицер и Владимир Георгиев-Черноземски, професионален атентатор) во камп во Печуј близу до југословенско-унгарската граница, каде раководеле со обучувањето на хрватски емигранти-терористи. Во нивна заедничка акција е организиран атентатот врз кралот Александар Караѓорѓевиќ во Марсеј (9. X 1934). Лидерот на ВМРО, Ванчо Михајлов во почетокот на Втората светска војна се сели и живее во Загреб кај Анте Павелиќ.

РМ ја признава Р Хрватска на 11. II 1992 г. Р Хрватска ја признава РМ на 12. II 1992 г. Дипломатски односи се воспоставуваат на 30. III 1992 г. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Р Хрватска во РМ е Онесин Цвитан. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Р Хрватска е Серarchitectures Авзиу. Во 2006 г. во Битола се отвора конзулат на Р Хрватска.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *Одгласи на Илинденското востание сред југословенските народи,* Одбрани дела, т. 5, Скопје, 1981; Зоран Тодоровски, *Дејноста на десните струи на Организацијата,* Златна книга – 100 години ВМРО, Скопје, 1993; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999),* Скопје, 2005. Т. Петр.

**ХРЕЉО** – в. *Охмучевиќ, Стефан Хрељо Драговола.*


Таки Хрисик

**ХРИСИК, Таки** (Крушево, 27. IX 1920 – Скопје, 15. XI 1983) – композитор и хорски диригент. Музика учи кај австрискиот композитор и диригент А. Храше, а музичкото образование го доформува по Ослободувањето во Скопје. Потоа заминува во Битола, кадешто работи како наставник по музика во Учителската школа и во Гимназијата. Во меѓувреме работи и како диригент на хорот „Стив Наумов“. Б. Орт.

**ХРИСОХО, Димитар Томов** (Битола, 11. VI 1924 – Скопје, 22. IX 1986) – спец. интернист-неф-


Димитар Хрисохо

ролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје, втемелувач на македонската нефрологија. Мед. ф. завршил во Белград (1951), а специјализација по интерна медицина во 1955 г. Хабилитирал од областа на ревматологијата (хроничен еволутивен полиартритис, во 1957). Ја формирал Клиниката за нефрологија (1975) и бил нејзин прв и долгогодишен директор. Во 1970 г. го формирал Здружението на нефролозите при МЛД и бил прв претседател, а ја формирал и Секцијата за биокибернетика. Бил продекан на Мед. ф. и проректор на Унив. „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Се вградил во создавањето нефролошки кадри во Македонија. Поглавјето за „Иследување на бубрезите" во „Основите на интерната пропедевтика" од А. Ј. Игњатовски, (Скопје, 1963) е прв текст за иследувањето и заболувањата на бубрезите кај нас. Во 1984 г. ја отпечатил книгата „Клиничка нефрологија", издание на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј". Се занимавал со изучувањето на интерстициопатиите, балканската нефропатија (докторска дисертација: „Клинички карактеристики на Витинската нефропатија", 1965), бубрежната хипертензија, бубрежната инсуфициенција; со кибернетиката и компјутерската обработка на проблемите од клиничката медицина и нефрологијата, кои се пионерски потфати во нашата земја. Учествувал во создавањето на програмите за трансплантација на бубрезите и за лекување на АБИ и ХБИ. Своето големо клиничко искуство го презентирал во над 200 соопштенија и печатени трудови во земјава и во странство. М. Пол.

**ХРИСТИДИ (ПАТЧЕВ), Анастас** (Охрид, 1861 – Битола, 1939) – офталмолог, прв очен лекар во Македонија. Медицина завршил во Атина (1894), а во Париз специјализирал хирургија и гинекологија со посебен интерес за офталмологијата. Во 1900 г. во Битола отворил приватна ординација со операциона сала, а Очно од-


Анастас Христиди

деление формирал во Болницата „Благовештение". П. Б.

**ХРИСТИЈАНИЗАЦИЈАТА во Македонија** – првата земја во Европа, каде што апостол Павле со придружниците – апостолите Сила, Тимотеј и Лука ја шиределе христијанската вера и го покрстувале македонското население во периодот меѓу 51 и 54 г., почнувајќи од градот Филипи до брегот на Егејското Море. Првата покрстена христијанска личност била Македонката Лидија од градот Тијатир (од Македонци преселени во времето на Александар Македонски), која тогаш престојувала во Филипи. По приемот на христијанството била формирана првата христијанска општина во Европа, основана од апостол Павле, а раководена од евангелистот Лука. Втората христијанска општина била формирана во Солун кога апостол Павле стигнал со Сила и Тимотеј, а за епископ бил поставен Аристарх. Црковните општини во Македонија станале духовен образец за христијанските заедници во другите делови на Европа. Меѓу 51 и 66 г. апостол Павле четири пати ја посетил Македонија, втората христијанска земја. Тука биле напишани делови од Новиот завет (некои од Посланијата и Евангелието по Лука). Христијанството во Македонија станало двигател на духовните и на културните процеси. За тоа сведочат црковни настани од ранохристијанскиот период, како и бројните култови на општохристијанските светители во Македонија. Христијанството со христијанизацијата на Словените (по VII в.) довело до религиозна и етнокултурна симбиоза меѓу домородните Македонци и словенското население. Од Македонија проникнала во Европа третата (по латинската и византиско-грчката) христијанска цивилизација – словенската.


Фреска: Крштевање Христово, наос на јужниот ѕид, црква „Св. Никола", Зрзе (XVI в.)

ЛИТ.: Свето Писмо на Стариот и на Новиот завет, второ издание, Скопје, 1991; Ѓ. Поп-Атанасов, Библијата за Македонија и за Македонците, Скопје, 1995; И. Велев, Византиско-македонски книжевни врски, Скопје, 2005. И. Вел.


Стеван Христиќ

**ХРИСТИЌ, Стеван** (Белград, 19. VI 1885 – Белград, 21. VIII 1958) – композитор и диригент. Меѓу неговите музичко-сценски творби се издвојува балетот „Охридска легенда" (1947, доработен 1958 г.). Влијанието на руската „опера-бајка" и пред сè на рускиот балет се очигледни во ова дело, кое изобилува со елементи на музичкиот фолклорен идиом, посебно на македонскиот. Во атмосфера на впечатливи и светли оркестарски бои, жива ритмика и инвентивна мелодика, како своевидни лајт-мотиви низ балетот се провлекуваат македонските народни песни „Билјана платно белеше" и „Пушчи ме". Б. Орт.

**ХРИСТОВ, Александар Стоев** (с. Јаново, Благоевградско, 14. II 1929 – Лондон, 20. X 2005) – македонски национален деец, публицист и поет. По завршениот VI клас во гимназијата во Свети Врач (Сандански), се запишува во Учителската школа во Скопје, но


Александар Стоев Христов

по Резолуцијата на ИБ (1948) го продолжува образованието во Благоевград. Како „неблагонадежен", го земаат војник („трудовак") и го праќаат на работа во рудник за ураниум, од каде што успева да избега и нелегално се префрла во Грција (1951), а оттаму во Бразил и во Франција. Во Париз го завршува Факултетот за новинарство и социологија (1965), а од 1968 г. работи во Радиото BBC во Лондон. Со група Македонци во Сиднеј (Австралија) го основуваат в. „Народна волја" (1. X 1980) и станува прв негов главен редактор. После весникот излегува во Лондон (1981) и од април 1992 г. во Благоевград (РБ) на бугарски и на македонски јазик, под главна редакција на брат му Георги Христов (пс. Јан Пирински). Македонскиот дух е одразен и во петте објавени стихозбирки во Париз, Лондон и Софија (на француски и на бугарски јазик).

ИЗВ.: „Народна волја", XXVI, 11 (230), Благоевград, Ноември 2005, 1. Бл. Р.


Александар Христов

**ХРИСТОВ, Александар Т.** (Неготино, 24. VII 1914 – Скопје, 2. VIII 2000) – универзитетски професор, академик. Дипломирал на Правниот факултет во Белград (1939) и на истиот докторирал на тема „Борбата на македонскиот народ за создавање на своја држава" (1954). Еден од основачите на Правниот факултет во Скопје и основоположник на предметот Управно право. Избран за дописен (1979), а потоа и за редовен член на МАНУ. Бил помошник на јавниот обвинител на Македонија, помошник на јавниот обвинител на Југославија, пратеник во Собранието на СФРЈ, директор на Институтот за национална историја во Скопје, директор на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје и декан на Правниот факултет во Скопје (1969/70–1970/71). Објавил неколку учебници и голем број научни трудови од областите на управното право и македонската национална историја.

БИБЛ.: *Управно право*, Скопје, 1958; *Создавање на македонската држава 1893–1945*, Скопје, 1971; *Создавање на македонската држава 1878–1978*, 1–4, Скопје, 1985.

ЛИТ.: *Правен факултет – педесет години, 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**ХРИСТОВ, Георги** (с. Јаново, Горноџумајско, 17. V 1931) – поет и новинар, борец за национални права на Македонците во Пиринскиот дел на Македонија. Објавувал песни во весникот „Пиринско дело" и во други весници и списанија, како и поетска книга „Попътен изгрев" (2003). Главен и одговорен редактор на весникот „Народна волја" во Благоевград, член на Националниот совет на македонската организација ОМО „Илинден" – ПИРИН.

БИБЛ.: Георги Христов, *Попътен изгрев. Стихове*, „Хероне – 338", Благоевград, 2003.

ЛИТ.: „Народна воля", Благоевград, 2001–2006. В. Јот.


Димитар Христов

**ХРИСТОВ, Димитар** (Битола, 17. XII 1938 – Битола, 2009) – режисер. Дипломирал режија на Театарската академија во Љубљана (1963). Работел во Народниот театар во Битола (1963-1968). Од 1968 г. е режисер во Македонската радио-телевизија. Режирал во сите театри низ Македонија.

РЕЖИИ: „Со сила лекар"; „Тартиф"; „Разбојници"; „Едип"; „Отело"; „Федра"; „Лисистрата"; „Електра"; „Антигона"; „Жорж Данден" и др. Р. Ст.

**ХРИСТОВ, Никола** (Кавадарци, 09. XII 1930 – Скопје, 4. IV 2004) – лекар, унив. професор. Завршил Медицински факултет во Скопје (1956). Специјализирал интерна медицина (1965) и спортска медицина (1969) и станал примариус


Никола Христов

(1974). Одбранил докторска дисертација на Медицински факултет во Ниш (1980) на тема: „Физички развој и функционалне и физичке способности и њихова узајамна повезаност код спортиста СР Македоније". Тој е еден од основоположниците на спортската медицина (1957). Работел во Здравствената станица во селото Ракотинци, Здравствениот дом во Скопје – началник на Одделението за спортска медицина (од 1965), управник на Заводот за спортска медицина во Скопје (1973–1993) и редовен професор на предметот Биологија на развојот на човекот со спортска медицина на Факултетот за физичка култура во Скопје (1993–1996). Овој наставен предмет хонорарно го предавал во Средното фискултурно училиште и Вишата школа за физичка култура во Скопје (1951–1980). Бил истакнат општествен работник, пратеник во Собранието на СР Македонија и претседател на Социјално-здравствениот собор (1969–1973). Објавил повеќе стручни и научни трудови и е добитник на општествени признанија. Н. Т.


Павел Христов

**ХРИСТОВ, Павел** (с. Цапари, Битолско, 1874 – Софија, 6. VI 1922) – учител, деец на МРО. Завршил гимназија во Лом, Бугарија (1894). Бил учител во Прилеп, Костур, Битола, член на МРО (1895), раководител на Костурскиот револуционерен реон (1898–1901), потоа на Битолскиот РОК на ТМОРО. Учествувал на Рилскиот конгрес и во Балканските војни.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Борбите в Македония и Одринско 1878–1912 – Спомени*, София, 1981; Х. Силянов, Освободителните борби на Македония, II, София, 1982. Ал. Тр.

**ХРИСТОВ, Пол (Порталиев)** (Флорак, Франција, 1864–1934) – унијатски архиерей во Бугарија и дипломат (од француско потекло). Студирал книжевност (1881), а потоа стапил во католички монашки ред, земајќи го презимето Христов. По престојот во Цариград и Бурса, бил директор на Малиот ориентален семинар во Пловдив (од 1888). Подоцна преминал во унијатство (1896) и бил унијатски викар за Тракија, унијатски архимандрит (1918) и главен викар (папски наместник) на унијатите во Бугарија. Како привзраник на идеите за независна Македонија, бил ополномоштен од Привременото претставништво на бившата обединета ВМРО (25. XI 1918) да ги застапува македонските интереси пред Париската мировна конференција за автономна и самостојна Македонија.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Процеси од македонската литературна и национална историја,* III, „Култура“, Скопје, 1990; истиот, *Македонија и македонската нација,* Скопје, 1995. С. Мл.


Стојан Христов

**ХРИСТОВ, Стојан** (с. Кономлади, Егејска Македонија, 15. VIII 1897 – Томпсон Хаус, Вест Довер, САД, 24. I 1996) – американски писател, новинар, публицист, политички аналитичар и сенатор од македонско потекло. Во 1911 емигрирал во Америка. Првин работел како физички работник. Дипломирал на Универзитетот „Валпараизо“, Индијана. Работел како новинар и уредник на неколку весници во Чикаго. Бил специјален дописник од Балканот за чикашкиот весник „Дејли њуз“ (1927–1929). Со прекини работел како слободен писател во Њујорк (1929–1941). Бил аналитичар и предавач во Одделот за воени известувања во Пентагон (1942–1944). Во 1952–1953 престојувал на Балканот како дописник на северноамериканското новинарско здружение (НАНА). Во 1953 тој со сопругата Маргарет Вутерс Халовел престојувал во РМ, по покана од Лазар Колишевски и Матицата на иселениците на Македонија. Бил сенатор на државата Вермонт (1964-1973), при што вршел и повеќе општествено-хуманитарни функции. Во 1985 повторно престојувал во РМ, кога му била доделена академската титула „Почесен доктор по филолошки науки“ на Универзитетот во Скопје и бил избран за дописен член на МАНУ. Тогаш во Друштвото на писателите на Македонија е формирана фондацијата „Стојан и Маргарет Христов“. По смртта во 1995 г. дел од неговата архива била подарена на МАНУ. Неговото богато творештво опфаќа околу стотина раскази, книжевно-историски и мемоарски написи и романи. Неговата слава доаѓа главно од неговите романи со македонско-американска тема: „Мара“ (1937), „Ова е мојата татковина“ (1938), „Мојот американски аџилак“ (1947) и „Орелот и штркот“ (1976). Со тема од Епир и за турското владеење на Балканот е романот „Лавот од Јанина“ (1941). Автор е и на хронологијата за настаните во Македонија од Илинденското востание до триесеттите години „Хери и атентатори“ (1935). Д. Цв.

**ХРИСТОВ, Тале** (Прилеп, 29. VI 1880 – месност Студена Ливада, с. Беловодица, Прилепско, 19. VII 1903) – учител, прилепски реонски војвода. Се школувал во Прилеп и во Битола. Бил член на Тајниот училиштен кружок (1899/1890) во Битола, учител во с. Цер, Демирхисарско и во Прилеп, каде бил член на Реонскиот комитет и реонски војвода. Учествувал на Смилевскиот конгрес. Загинал во судир со османлиски војски.

ЛИТ.: Г. Траячев, *Гр. Прилеп. Историко-географски и стопански преглед*, София, 1925; В. и Ј. Караџоски, *Тале Христов 1903–2003*, Прилеп, 2003. Ал. Тр.

**ХРИСТОВ, Христо Ќиров** (Битола, 30. X 1927) – спец. по ОРЛ, примариус и виш здравствен советник. Медицина завршил во Белград (1952), а ОРЛ специјализирал во Загреб и Скопје (1957). Веднаш потоа го отворил првото ОРЛ одделение во внатрешноста на Македонија (Битола, 20. XI 1957), во кое работел до пензионирањето (1987). П. Б.

**ХРИСТОВ-ОФИЦЕРЧЕТО, Тодор** (Софија, 20. I 1883 – 1903) – револуционерен деец и велешки војвода на ТМОРО. Завршил воено училиште во Софија. Како бугарски кавалериски потпоручник на I пешадиски кавалериски дивизион, на Смилевскиот конгрес


Тодор Христов-Офицерчето

(12-17. V 1903) бил избран за воен специјалист при Штабот на Илинденското востание. Бил раководител на леарниците за бомби во Битолско и Крушевско. Во Илинденското востание, при нападот на Крушево, командувал со Седмиот (селски) востанички одред од 20 борци од селата Селце, Обршани и Вранче. По ослободувањето на градот ја координирал градбата на фортификациските објекти за одбрана и ги дал нацртите за изработката на црешовото топче.

ЛИТ.: *Историја на Крушево и Крушевско,* кн. 1., Крушево, 1978; *Илинденско-преображенското въстание от 1903 г. Военa подготовка и провеждане,* София, 1992. С. Мл.


Дамјан Христовски

**ХРИСТОВСКИ, Дамјан** (Скопје, 15. IX 1945 – ?, 14. VI 2006) – редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. На Електротехничкиот факултет во Скопје дипломирал во 1970 г., а во 1981 магистрирал на Електротехничкиот факултет во Белград, додека во 1991 г. докторирал на Електротехничкиот факултет во Скопје. Во 1971 г. се вработил во Електромашинскиот училиштен центар, а во 1975 бил избран за асистент на Електротехничкиот факултет во Скопје. Во 2000 г. бил избран за редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. М. Чунд.

**ХРИСТОВСКИ, Јонче** (Битола, 10. I 1931 – Скопје, 15. IV 2000) – интерпретатор на народни песни. Најнапред бил член на ансамблот „Танец“ во кој настапувал до 1967


Јонче Христовски

г. како пејач и играорец. Во ова време направил и една кореографска обработка („Мариовска тресеница"). Работел како соработник и уредник во МРТ (1967-1990). Снимил голем број народни песни („Оздола иде Али-паша"; „Коце, берберот, чалгаџијата", „Го пратиле дедо в'планина" и др.). Се пројавувал и како автор на голем број песни што станаа популарни во народот („Засвирете чалгии", „Ако умрам ил' загинам" и др.). Еден е од авторите и пејачите што посебен акцент ставиле врз хумористичните песни („Модерна си имам жена"; „До две ми свaќи седнале" и др.). Настапувал во многу земји во светот. Издал десетина грамофонски плочи и едно ЦД. М. Кол.

**ХРИСТОВСКИ, Никола** (Липљан, Косово, 16. XII 1921) – филмски снимател. Од 1947 до 1949 г. работи како асистент на Трајче Попов, кој бил снимател-дописник на „Звезда филм" – Белград. Целиот преостанат работен век снима самостојно за *Филмски новости.* Ги снимил сите посети на претседателот Јосип Броз Тито на Македонија, почнувајќи од 1949 па сѐ до последната во 1978, освен првата во 1945 г. Иг. Ст.

**ХРС, Добромир** (XII–XIII в.) – македонски благородник, формирал независно владеење со центар во Просек (1185–1202). Бил управник на Струмица. Го искористил востанието на Бугарите (1185), ја отфрлил византиската власт и се осамостоил. Од Струмица го пренел седиштето во Просек, ги завладеал и околните градови (Прилеп, Битола, Велес, Штип). Императорот Алексиј III Ангел презел голем поход (1198), но не успеал да го освои Просек. Бил склучен мир, Хрс се оженил со византиска благородничка, ќерката на протостраторот Мануил Камица. Ја признал византиската врховна власт (1202), потоа за неговиот живот нема податоци.

ЛИТ.: Н. Радојчић, *О неким господарима града Просека на Вардару*, „Летопис Матице Српске", 259, 1909; П. Мутафчиев, *Владетелите на Просек*, Избрани произведения, I, София, 1973. К. Аџ.

**ХУБМАЈЕР, Мирослав** (Љубљана, 1851 – Сараево, 1. III 1910) – Словенец, печатар-литограф, началник на Штабот на Кресненското востание (1878–1879). Бил доброволец во Херцеговското востание (1875) и во Српско-османлиската војна (1876). Пред и за време на Македонското востание (1878–1879) бил близок со митрополитот Натанаил Кучевишки.

ЛИТ.: *Енциклопедия „Пирински край"*, II, Благоевград, 1999. Ал. Тр.


Титус Хуисман

**ХУИСМАН, Титус Х. Ј.** (Leeuwarden, Холандија, 1. IX 1923 – Агаста, САД 1. VI 1999) – биохемичар, редовен проф., академик. Дипломирал (1946) на ПМФ – Група хемија на Унив. во Гронинген, каде што и докторирал (1948), а потоа докторирал и на Групата за биохемија, на Универзитетот во Utrecht, Холандија. Од 1951 до 1959 г. работел како раководител на Истражувачката биохемиска лабораторија на Клиниката за детски болести при Мед. ф. во Гронинген. Во 1959 г. е избран за вонреден професор по биохемија и патологија на Мед. ф. во Augusta, Georgia, САД, во 1961 г. за редовен проф. и во 1964 г. за Regent's професор. Бил директор на Институтот за клеточна и молекуларна биологија и директор на Центарот за дрепаноцитоза на Медицинскиот факултет во Аугуста. Бил визитинг-професор на Мед. ф. во Пекинг, Шангај, Urumqi и Xinjiang (НР Кина) и почесен професор на Кинеската академија за медицински науки. Бил основач и Главен уредник на меѓународното списание „Хемоглобин" и член на Уредувачкиот одбор на меѓународните списанија: „Science", „Nature", „Blood", „Biochimica and Biophysica Acta", „American Journal of Haematology", „British Journal of Haematology", „Journal of Chromatography", „Journal of Clinical Investigation", „Journal of Laboratory and Clinical Medicine", „Balkan Journal of Medical Genetics". Тој е основач и директор (до 1995) на Меѓународниот информативен центар за хемоглобин и член на бројни комитети во Американскиот национален институт за здравство. Бил поканет предавач на бројни меѓународни, национални и регионални конгреси и симпозиуми. Добитник е на бројни престижни награди и признанија. Почесен граѓанин на Brugge (Белгија, 1972), дописен член на Холандската академија на науките (1973), член на МАНУ надвор од работниот состав (7. V 1991) и почесен член на Друштвото на хематолозите на Турција (1979). Објавил повеќе од 900 научни труда, вклучително 10-тина монографии и учебници. Речиси сиот свој научен интерес го посветил на изучувањето на структурата, функцијата, биосинтезата, генетиката и експресијата на нормалните и абнормални хумани хемоглобини. Со своите бројни соработници открил и хемиски карактеризирал повеќе од 200 нови хемоглобински варијанти. Г. Ефр.

**ХУМОРИСТИЧНИ НАРОДНИ ПЕСНИ** – песни кои имаат за цел да развеселат и предизвикаат смеа. Кај народот се познати како „смешни песни". Како такви ги среќаваме и како посебен циклус и во Зборникот на браќата Миладиновци. Но сепак, во некои од нив сосема малку има хумор, а повеќе укажуваат на разни недостатоци, недозволени постапки и пojави што се во расчекор со јавниот морал. Тие најчесто предупредуваат, критикуваат и жигосуваат. На удар се социјалните неедакваости и посебно нивните носители (попови, владици, чорбаџии и сл.), потоа пороците како што се пијанството, мрзеливоста, неспособноста и сл. Во некои од нив носители на смешните постапки се луѓето и кон нив се упатени потсмевот и сатирата, додека во други во ваква улога се јавуваат животните (жаба, желка, еже, диво пиле и сл.).



Насловот на книгата „Македонски народни хумористично сатирични песни" (1982)

ЛИТ.: *Македонски народни хумористично-сатирични песни.* Избор, редакција и забелешки д-р Лазо Каровски, музиколошка обработка Трпко Бицевски, Скопје, 1982; *Македонски народни хумористично-сатирични песни,* 2. Избор, редак-

ција и забелешки д-р Лазо Каровски, музиколошка обработка Трпко Бицевски, Скопје, 1985; Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклористички трудови,* 2, Скопје, 1988; М. Кит.

**ХУНИ** – азиски номадски племиња од монголско потекло. Продреле во Европа, ги поразиле Остроготите на северното крајбрежје на Црно Море (375) и продолжиле да се движат кон запад (376). Во Европа формирале голем племенски сојуз, со центар во Панонија, кој ги зафаќал териториите од Волга, на исток, до Германија, на запад. Најголема моќ имале во времето на Атила (433–453), „божјиот камшик“. Под негово водство, преземале пљачкачки напади на Римското Царство, ја опљачкале Македонија (447). Биле поразени од Римјаните и од нивните сојузници во битката на Каталунските Полиња (451). По смртта на Атила, сојузот се распаднал.

ЛИТ.: I. Bona, *Das Hunenreich*, Stuttgard,1991; E.A. Thompson, *The Huns*, Oxford, 1999. К. Аџ.

**ХУНЌАР ЏАМИЈА** (Дебар, 1467) – верски објект, споменик на културата. Изградена под ктиторство на султанот Мехмед II Фатих (1451–1481), на правоаголна основа со димензии 12,70 x 9,38 м. Во дворот постои турбе и има многу надгробни камења. Реновирана 1938/1939 г.

ЛИТ.: Mehmet Z. İbrahimgil, *Balkanlar'daki Fatih Sultan Mehmed Camileri*, Balkanlar'da islam medeniyeti ll milletlerarası sempozyumu tebliğleri, Tiran, Arnavutluk, 4–7 Aralık, 2003, İstanbul, 2006. Др. Ѓ.



Хусамедин-пашината џамија во Штип

**ХУСАМЕДИН-ПАШИНА ЏАМИЈА** (Штип, XVI в.) – споменик на културата. Кај христијаните позната како црква „Св. Илија“. Има квадратна основа засводена со купола и трем на четири столба, покриен со три мали куполи. Припаѓа на еднопросторниот селџучки тип на џамии. Заштитни интервенции биле извршени во текот на 1959 г. Во дворот се наоѓа турбе на Мејдин Баба.

ЛИТ.: Р. Петковски, *Хусамедин пашина џамија во Штип*, 1983; Kiel, M., *Some little-known monuments of Ottoman Turkish Architecture in the Macedonian province*, Studies on the Ottoman architecture of the Balkan, variorum 1990. Др. Ѓ.

**ХУСЕИН, Екрем** (Скопје, 6. III 1943) – балетски играч и кореограф. Балетската наобразба ја добива во Балетското училиште во Скопје, во класата на А. Доброхотов и Р. Пакашки. Солист на Балетот при МНТ и еден од најистакнатите уметници во ансамблот (1960-1990). Уметник со особена естетика, препознатлива во секое движење, гест и танц. Освен кон танчерството, покажува голем интерес и кон кореографската дејност.



Екрем Хусеин

УЛОГИ: Меркуцио (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“), Па д де (А. Адам, „Жизел“), Шут (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“) и др.

КОРЕОГРАФИИ: „Адаџо“ (Т. Албинони), „Карамита“ (Љ. Бранџолица) и др. Ем. Џ.

**ХУСТЕД, Фридрих** (1886–1968) – најпродуктивниот и највлијателниот дијатомолог на XX в. Неговата работа е основа за модерната таксономија на дијатомеите. Има објавено еден труд за балканскиот регион, во кој се анализирани дијатомеите на Охридското и на Преспанското Езеро, изворите на реката Бабуна и на Катлановското Блато. Опишува поголем број видови, нови за науката во Македонија (пр. *Sellaphora bacilloides*). Св. К.

# Ц


Благој Цанев

**ЦАНЕВ, Благој** (Свети Николе, 8. VIII 1937) – композитор. Првиот дипломец (1970) на штотуку основаната Висока музичка школа (подоцна ФМУ), каде што подоцна дипломира и на Одделот по композиција (Вл. Николовски, 1979). Работи како професор во Средното музичко училиште, а потоа и на ФМУ. Неговиот опус бележи дела од повеќе музички родови, а најзначајни се хорскиот, камерниот и солистичкиот жанр. Делата на Ц. се базираат врз неоромантичната и неокласичната естетика, со дискретна примена на елементи од македонскиот музички фолклор. На полето на камерната музика ги остварува најзначајните творечки достигања, при што некои од творбите (*Соната ин Ес,* за кларинет и пијано, 1972) доживуваат бројни изведби од домашната музичка репродуктива. Б. Орт.


Борјан Цанев

**ЦАНЕВ, Борјан** (Скопје, 1. XI 1973) – диригент. Во 1997 г. дипломирал диригирање на Факултетот за музичка уметност во Скопје (проф. Ф. Муратовски), магистрирал на Софиската музичка академија, и специјализирал на Кралскиот колеџ во Лондон. Од 1993 г. е ангажиран како постојан диригент во Македонската филхармонија, изведувајќи симфониски и камерни дела од класичниот и домашниот репертоар. Соработува и со ансамблот на Операта на МНТ *(Дон Жуан, Волшебната флејта, Травијата)*. Гостувал во Хрватска, Англија, Бугарија. Ф. М.


Фијат Цаноски

**ЦАНОСКИ, Фијат** (Струга, 2. X 1960) – бизнисмен, политичар. Завршил Економски факултет и магистрирал по политички науки во Скопје. Основач и сопственик на Универзитетот ФОН во Скопје со одделение во Струга, а од учебната 2009/10 г. и дисперзирани одделенија во Струмица и Гостивар, како и на 5-та приватна гимназија во Скопје и во Струга. Основач и претседател на Партијата за европска иднина и пратеник во два мандата во Собранието на РМ (од 2006). Р.

**ЦАРА, Дервиш** (Dervish Cara) (с. Палчиште, Тетовско, кон почетокот на XIX в. – Солунски затвор, по 1844) – управник на Џеладинбег во Гостивар и водач на востание на албанското население против османлиската власт (ноември 1843 – 26. V 1844). Востанието избило како резултат на бавните и недоволни реформи во системот на феудалните институции во времето на танзиматот, започнати со Гулханскиот хатишериф (3. XII 1839). Востаничките дејства започнале во Гостивар, каде што тој бил управник и заменик на Џеладин-бег. По задушувањето на Востанието бил заробен и во затворот му се губи трагата.

ЛИТ.: *Kryengritja e Dervish Cares,* perktyes Lutfi Rusi, Shkup, 1985; Александар Матковски, *Отпорот во Македонија во времето на турското владеење,* IV, *Буни и востанија,* Скопје, 1983, 783–805. С. Мл.


Цареви Кули, Струмица

**ЦАРЕВИ КУЛИ (СТРУМИЦА)** – тврдина на доминантен рид над остатоците на античкиот и средновековен град. Масивните тврдински ѕидови го окружуваат рамното плато, дополнително зајакнати со ѕид од полесно пристапната северна страна. На јужната страна се наоѓала порта заштитена со две кули и јаз преминуван со подвижен мост. На платото била подигната масивна повеќеаголна кула од типот на средновековните донжон кули со неколку ката, како и цистерна за вода источно од неа. Градежната и садова керамика откриена на платото посочува на користење на просторот од IV в. па натаму, во XVI и XVII в., а на пониското источно плато во енеолитот.

ЛИТ.: Ј. Ананиев, *Струмица, Цареви Кули,* во: Археолошка карта на Република Македонија, II, Скопје, 1996, 414–415. Љ. Џ.


Учесниците на Цариградската конференција (1876/77)

**ЦАРИГРАДСКА КОНФЕРЕНЦИЈА** (Цариград, 23. XII 1876 – 20. I

1877) – конференција на претставниците на европските Големи сили Велика Британија, Франција, Германија, Австро-Унгарија, Италија, Русија и Османлиската Империја, посветена на кризата во Турција. Конференцијата усвоила реформи во балканските владенија и бил усвоен Проект на органски правилник за формирање на два автономни вилаета-провинции (санџаци): Источен санџак (со исклучиво бугарски територии) со седиште во Трново и Западен санџак со седиште во Софија, каде што требало да бидат вклучени два санџака од бугарската територија – Видинскиот и Софискиот санџак, Нишкиот санџак од Србија, а од Македонија Скопскиот и Битолскиот санџак (без двете јужни кази), дел од Серскиот санџак (Неврокопската, Мелничката и Струмичката област) и казите: Тиквешката и Велешката каза. Конференцијата определила Меѓународна комисија за спроведувањето на реформите и меѓународни сили што ќе го гарантираат спроведувањето. Османлиската држава објавила воведување устав и ги отфрлила решенијата на Силите како непотребни.

ЛИТ.: Зб., *Македонија во Источната криза 1875–1881*, Скопје, 1978. М. Мин.


Вселенската патријаршија во Цариград

**ЦАРИГРАДСКА ПАТРИЈАРШИЈА** – вселенска православна црква, прва во диптихот на помесните православни цркви, со седиште во Цариград. На Четвртиот вселенски собор (451) се спомнува Константинополската архиепископија, која прераснала во патријаршија во времето на патријархот Акакиј (472–488). Патријархот Јован II Кападокиски (518–520) се прогласил за „вселенски" или „екуменски". Цариградските патријарси се дистанцирале од римските папи, ги привлекувале поглаварите на источните помесни цркви: Ерусалимската, Антиохиската, Александриската, Трновската, Пеќската патријаршија, Кипарската и Охридската архиепископија. Во текот на 1054 г. дошло до расцеп во христијанската црква, на западна католичка, со седиште во Рим (Ватикан), на чело со папа, и источноправославна, со седиште во Цариград (Фанар), на чело со вселенски патријарх. По паѓањето на Цариград под власта на османлиската држава (1453), со посебен султански ферман биле признати привилегиите на вселенскиот патријарх да ги претставува православните пред Високата порта. Вселенската патријаршијата неканонски ги укинала прво Пеќската патријаршија (1766), а потоа и Охридската архиепископија (1767) и ги присвоила нивните епархии. Денес Цариградската патријаршија има 30 епархии во различни делови на светот и примат во православието.

ЛИТ.: А. Трајановски, *Феудалното уредување и управување на источноправославните цркви под турско владеење до почетокот на XIX век*, „Прилози", 39, ДНУ-Битола, 1983; Т. Коев и Д. Киров, *Кратка богословска Енциклопедия*, София, 2000. Ал. Тр.


Никодим Царкњас

**ЦАРКЊАС, Никодим** (с. С`ботско, Егејскиот дел на Македонија, 1942) – архимандрит, национален деец. Дипломирал на Теолошкиот факултет во Атина (1987). Поради македонската национална дејност повеќе пати бил апсен, а леринскиот владика го расчинил (1981). Наредната година бил примен во служба во Митрополијата во Кукуш (1982), а потоа кукушкиот митрополит го назначил за претставник во градот Агиос Атанасиос (1983). Го издавал в. „Меглен", но по интервенција на грчките политичари, било забрането натамошното излегување. По расчинувањето од Грчката православна црква (1993), 13 пати бил осудуван за носењето на свештеничката мантија. Потоа го прифатила МПЦ со служба во манастирот „Св. Ѓорѓи" во с. Кучково, Скопско. Ја изградил црквата „Св. Злата Мегленска" во родното село (2001), каде што одржувал богослужба на македонски јазик, поради што грчките власти го осудиле на три месеци затвор, за што се жалел и до Европскиот суд за човековите права во Стразбур. С. Мл.

**ЦАРФАТИ, Аврахам бен Шломо Тревис** (Скопје, 1470 – Сафед, ?) – скопски рабин. Во Скопје дошол во 1505 г. и извесно време бил рабин. Од Скопје заминал на служба во Цариград. Во Венеција ја отпечатил својата книга „Биркат Аврахам" (1552). Животот го завршил во Сафед во Галилеја.

ЛИТ.: Zeni Lebl, *Plima i slom iz istorije Jevreja Vardarske Makedonije*, Gornji Milanovac, 1990; *Еврейски извори за обществено-икономическото развитие на Балканските земи през XVI век*, I, София, 1958. Ј. Нам.


Миле Царчев

**ЦАРЧЕВ, Миле Костов** (Струмица, 16. VII 1948) – спец. по детска и превентивна стоматологија, проф. на Ст. ф. Докторирал во 1989 г. Публикувал 105 статии. Учествувал во изведбата на научни проекти. Бил претседател на Стоматолошката комора на Македонија и продекан на Ст. ф. Е. М.


Ѓорѓи Цаца

**ЦАЦА, Ѓорѓи Јанков** (Битола, 15. IX 1920 – Скопје, 14. X 2006) – правник, државник, универзитетски професор. Основно и средно образование завршил во родниот град. Дипломирал на Правниот факултет во Белград, каде што ја одбранил и докторската теза „Уставноста и законитоста во СФРЈ и улогата на уставните судови во нивната заштита" (1973). Бил професор по Уставно право на Правниот факултет во Битола (1980–1988). Избран за член на Извршниот совет на СРМ (1971–1974), за секретар за правосудство на Македонија (1978–1982), за претседател на Правниот совет на СФРЈ (1981–1985) и за судија на Уставниот суд на СРМ (1983– 1990). Објавил поголем број научни трудови во областа на уставното право и за политичкиот систем.

БИБЛ.: *The Constitutional Development of the SR of Macedonia*, Skopje, 1980.

ЛИТ.: *Македонија од АСНОМ до денес*, Скопје, 2005. Св. Ш.

**ЦВЕЌАРСТВОТО ВО РМ**. Организирано се развива од седумдесттите години на XX в., во заштите-


Насад со цвеќиња

ни простори и на отворено (вкупно на околу 20 ha). Се произведуваат околу 20 вида цвеќе: режен цвет (каранфил, гербера, стрелиција, кала, трендафили, хризантема, крин, гладиола, ирис, алстроемерија, еустома); саксиски цвеќиња; луковици и клубени (гладиола, крин, лијатрис, ирис); едногодишни и двегодишни сезонски цвеќиња; перени и декоративни садници (садници од ружи). Традиционални производители на цвеќе беа земјоделските комбинати (стакленичко производство, претежно наменето за извоз на југословенскиот пазар) во Гевгелија, Охрид, Богданци, Прилеп, Струмица. Комуналните претпријатија имаа расадничко производство на повеќегодишни цвеќиња за паркови и градини и декоративни садници. Производството на луковици беше значајна ставка и тоа на режени гладиоли во Велешкиот регион и на саден материјал – луковици од гладиоли и лалиња (во Велешкиот, Гевгелискиот и Скопскиот регион).

По 1990 г. производството на цвеќе опадна, а постои и недостиг на евиденција за обемот и асортиманот на производството, како и на производителите на цвеќе. Пораст на производството, појава на нови производители на цвеќе и нови култури, се забележува по 2002 г. Евидентирани се стотина производители на цвеќе, но на многу мали површини, а производството на цвеќе за повеќето е секундарна активност. Евиденцијата за извозно-увозните текови со цвеќето е многу непрецизна, а извозот е нестабилен (од 25.000 до околу 300.000 долари). До 1992 г. цвеќето се извозуваше во балканските земји: СР Југославија, Словенија, Хрватска (традиционални купувачи) и во Грција. Увозот бележи постојан пораст од 1992 г., но и тука има изразени осцилации (од околу 100.000 долари во 1993 г. до над 800.000 долари во 1996). Најмногу се увозува: режено цвеќе, хризантеми, ружи, орхидеи и саден материјал за луковици. Увозот во периодот 1992–1997 г. се врши главно од Холандија, со постојан раст (од 10.000 долари во 1992 г. до над 700.000 долари во 1997). Се увезува и од: Бугарија, Турција, Србија, Грција, Италија, Израел и од други земји. С. Х. П.

**ЦВЕКЛО** (Beta vulgaris var. rubra.) – двегодишно растение. Првата година формира надебелен корен и лисна розета, а во втората генеративни органи. Се одгледува заради надебелениот корен, кој се консумира готвен или во преработки. Содржи: минерални материи (Fe, K, Mn, Zn), јаглени хидрати (12–14%), аминокиселини, и бетанини. Се одгледува со расад и со директна сеидба. Д. Ј.


Цвекло

**ЦВЕТАНОВ, Владимир Стефанов** (Скопје, 28. VIII 1935) – спец. по медицина на трудот (1967), алерголог и клинички имунолог (1984), редовен проф. на Мед. ф. Медицинските студии ги завршил во Скопје (1961), магистрирал во Загреб (1970), а докторирал во Скопје (1979). Супспецијалист по алергологија и пулмологија (1993). Основоположник е на Институтот за медицина на трудот при Здравствениот дом во Скопје (1972) и негов раководител до пензионирање (2000). Објавил 207 стручни трудови. Уредник е на 7 книги од областа на јавното здравство, професионалните и алергиските болести.

Владимир Цветанов

БИБЛ.: *Базични принципи за спроведување на алергиска специфична имунотерапија,* Скопје, 2001; коавтор: *Здравствена состојба и работна способност*, Скопје, 1989; *Социјална медицина – Health Promotion,* Учебно помагало, Скопје, 1995; *Алергиски болести – лекување*, Скопје, 1998; *Алергиските болести во Р. Македонија*, Скопје, 2006. Д. Д.

**ЦВЕТАНОВСКИ, Владо** (с. Слоешница, Демирхисарско, 7. VI 1959) – режисер. Дипломирал на Отсекот за театарска режија на Академијата за уметности во Нови Сад (1983). Апсолвирал и на Филозофскиот факултет на Групата по историја на уметноста и археологија (1980). Од 1984 г. е асистент, а од 2000 и доцент по предметот актерска игра на ФДУ во Скопје. Кратко време (2000-2001) е управник на МНТ.


Владо Цветановски

Режии: „Пеш", „Кланица", „Југословенска антитеза", „Подземна република", „Опера за три гроша", „Мајсторот и Маргарита", „Полковникот птица", „Хамлет", „Еригон" и др. Р. Ст.

**ЦВЕТКОВ, Љубомир** (Охрид, 1938) – технолог, унив. професор. Дипломирал на Технолошкиот факултет на Универзитетот во Загреб (1962), магистрирал и потоа докторирал (1979) на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, каде што е вработен од 1970 г., а како редовен професор од 1988 г. Бил декан на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје во долг период. Подрачја: технологија на прехранбени производи и конзервирање и амбалажа; изолирање и пречистување на компоненти од растенијата. Автор е на учебници за средно и за високо образование и на научноистражувачки проекти.

ЛИТ.: „Билтен УКИМ" бр. 533, од 26 III 1990 г., стр. 43; *40 години Технолошко-металуршки факултет – Скопје*, монографија, ТМФ Скопје, 2000 г., стр. 81. Св. Х. Ј.

**ЦВЕТКОВ, Парашкев** (Плевен, Бугарија, 20. V 1875 – с. Могила,


Парашкев Цветков

Битолско, 8. V 1903) – гимназиски професор по музика и војвода на ТМОРО. Дипломирал на конзерваториум во Русија и бил професор по музика во родниот град, а потоа во Битолската класична гимназија (1902/3) и домашен учител на децата на битолскиот руски конзул А. А. Ростковски. Тука станал член на ТМОРО, а потоа како битолски реонски војвода (пролетта на 1903) учествувал во подготовките на Илинденското востание. Бил секретар на Сми-

левскиот конгрес на Битолскиот револуционерен округ (1903). Загинал во битка со турската војска.

ЛИТ.: *Бугари–соборци на Гоце.* Внуката на Гоце Делчев, баба Лика Чопова-Јурукова кажува за директното учество на голем број Бугари во македонското револуционерно движење, „Гоцеви денови – Песна за Гоце“, VII, 7, Скопје, 7. II 1981, 17; Димитар Димески, *Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает (1893-1903),* Скопје, 1981; *Спомени и биографии на илинденци,* Битола, 1993. С. Мл.

**ЦВЕТКОВИЌ, Бранко** (Будимпешта, 11. IX 1930 – Скопје, август 1995) – пијанист и педагог. Дипломирал на Музичката академија во Љубљана (П. Шивиц), а специјализирал на Академијата „Санта Чечилија“ во Рим (К. Цеки, 1967). Основач на Катедрата по пијано на ФМУ во Скопје, каде што долги години работел како професор (1966–1991). Сн. Ч.-Ан.


Нада Цветковиќ

**ЦВЕТКОВИЌ, Нада Богданова** (Нови Сланкамен, Војводина, 7. IX 1934) – спец. по болести на устата и забите, проф. на Ст. ф. Докторирала во Белград (1981). Научниот интерес ѝ е насочен кон испитување на нивото на ензимите кај разни патолошки состојби на забната пулпа. Публикувала 50 статии. Е. М.


Маја Цветковска

**ЦВЕТКОВСКА, Маја** (Скопје, 1947) – технолог, унив. професор. Дипломирала (1972) и докторирала (1982) на Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје, а магистрирала на Технолошкиот факултет во Загреб (1975). Била на студиски престои во Европа и во САД. На Технолошко-металуршкиот факултет во Скопје е од 1975 г., а како редовен професор од 1993 г. Била продекан на Факултетот и главен уредник на сп. „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија“. Меѓународен експерт за селекција и евалуација на научноистражувачки проекти. Подрачја: синтеза, модификација, структура и својства на полимери, полимерни влакна и електроспроводливи полимери. Автор е на научни трудови, учебници и помагала и на научноистражувачки проекти. Св. Х. Ј.


Надежда Цветковска

**ЦВЕТКОВСКА, Надежда** (Скопје, 6. XII 1948) – историчар, научен советник и редовен професор во Институтот за национална историја во Скопје. Дипломирала на Филозофскиот факултет (Група историја), магистрирала со темата „Политичката активност на македонската емиграција во Бугарија од 1918 до 1929 година“ (1986) и докторирала со темата „Граѓанските партии во Вардарскиот дел на Македонија од 1935 до 1941 година“ (1993). Извесно време била гимназијален професор (1974/75), а потоа преминала во ИНИ (1976), како соработник и раководител на Одделението за проучување на периодот меѓу двете светски војни.

БИБЛ.: *Политичката активност на македонската емиграција во Бугарија во периодот од 1918 до 1929 година*, Скопје, 1996; *Граѓанските партии во Вардарскиот дел на Македонија (1935–1942),* Скопје, 1996; *Македонското прашање во бугарскиот парламент меѓу двете светски војни,* Скопје, 2000.

ЛИТ.: *50 години Институт за национална историја 1948–1998,* Скопје, 1998, 122–124. С. Мл.

**ЦВЕТКОВСКИ, Александар** (Скопје, 25. V 1935) – илустратор, дизајнер, сликар, графичар, значаен во формирањето на визуелната култура и нарација кај најмладите, унив. професор. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Љубљана (1961). Работел како илустратор и уредник во издавачката куќа „Детска радост“. Основач на сп. за деца „Росица“. Из-


Александар Цветковски

работил повеќе од 10.000 илустрации за книги и детски списанија во Македонија („Другарче“, „Развигор“, „Наш свет“, „Гезими“ и „Фатоси“; во СФРЈ: „Дечје новине“, „Радост“, „Полетарац“, „Зека“, „Цицибан“, „СМИД“, „Кекец“, „Куш“). Ликовно обликувал енциклопедии, циновски сликовници, книги. Класичниот реалистичен третман со нагласена линеарна ритмичност во цртежите и едноставниот дизајн се негов предизвик во лесниот пристап до содржините и новите информации.


Илустрација на А. Цветковски

ЛИТ.: Цветан Грозданов, *Илуминатор на пишаниот збор*, „Нова Македонија“, Скопје, 17. VIII 1994. М. Б.-П.

**ЦВЕТКОВСКИ, Живко** (с. Дејловце, Кумановско, 16. II 1948) – лингвист, македонист, професор на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје, на Групата за македонски јазик и книжевност (1970). Магистрирал („Допусните реченици во македонскиот јазик“, Скопје, 1981) и докторирал („Именскиот прирок во македонскиот јазик“, Скопје, 1989) на Филолошкиот факултет во Скопје. На Филозофскиот / Филолошкиот факултет работел како лектор по македонски јазик (1971),

предавач (1982), доцент (1989), вонреден (1993) и редовен пофесор (1998) по предметите морфологија на македонскиот јазик и современ македонски јазик. Бил продекан на Филолошкиот факултет во Скопје, шеф на Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици, претседател на Редакцискиот одбор на „Годишниот зборник на Филолошкиот факултет“. Член е на Комисијата за полагање лекторски испит (од 1998), а од 2000 г. е претседател на Комисијата за полагање приправнички испит за професорите по македонски јазик и литература при Министерството за култура. Учествувал на повеќе меѓународни и домашни проекти, а член е и на редакцијата на „Толковниот речник на македонскиот јазик“. Автор е на околу 70 научни и стручни трудови. Г. Цв.


Бранко Цветкоски

**ЦВЕТКОСКИ, Бранко** (с. Слатино, Охридско, 21. VI 1954) – поет, литературен критичар, есеист, преведувач, новинар, издавач. Повеќе години ја водел културната рубрика на в. „Нова Македонија“. Бил главен уредник во издавачката куќа „Култура“, редактор на литературното списание „Стремеж“ од Прилеп, директор-сопственик на издавачката куќа „Макавеј“ во Скопје.

БИБЛ.: *Свиок*, поезија, 1981; *Високи ветрови*, поезија, 1985; *Пластови и глас*, критики, 1989; *Пресна пепел*, поезија, 1990; *Возбудени македонски дијалози*, интервјуа, 1990; *Подарена сол*, избрана поезија, 1991; *Обетки од ѕвезди*, поезија за деца, 1991; *Дела и доблести*, критики и есеи, 1992; *Молитвен веј*, поезија, 1993; *Критички загледувања*, критики и есеи, 1996; *Повисоко од животот*, критики и есеи, 1997; *Синори*, поезија, 1998; *Ек и одек*, критики и есеи, 1999; *Името, Родот, Имотот*, поема, 2000; *Скрб*, поезија, 2002; *Имиња и теми*, критики, 2003. Г. Т.

**ЦВЕТНИЦИ** – христијански православен празник што се чествува во спомен на влегувањето на Исус во Ерусалим, кога неговите ученици и народот береле цвеќе и врбови гранки од дрвјата и со нив и со својата облека му го постилале патот по кој минувал. Познат е и како Цветоносна недела или Врбица. Се празнува во неделата пред Велигден. На овој ден се оди в црква, се носи цвеќе што се остава на иконите и некои од верниците се причестуваат. Во текот на овој и во претходниот ден групи девојки одат по патиштата и домовите и пеат лазарски песни, кои се слични или исти со водичарските, за секое лице во семејството посебна песна. Се пее за среќа и напредок пред сè на поединецот, а потоа и на заедницата.


„Влегувањето во Ерусалим“, детаљ од фреска црквата „Св. Ѓорѓи“, с. Курбиново, Преспанско (1191)

ЛИТ.: *Сборникъ отъ български народни умотворения*, част трета, отделъ I и II, *Български обичаи, обряди, суеверия и костюми*, книга VII, събрал и издава К. А. Шапкарев, София, 1891; Блаже Ристовски, *Кон проучувањето на македонските лазарски народни песни*, „Македонскиот фолклор и националната свест“, I, Скопје, 1987, 51; *Панајот Ѓиноски*. Подготвил и редактирал Кирил Пенушлиски, Скопје, 1995; *Свето писмо на Стариот и Новиот завет*, Скопје, 1990. М. Кит.


Јован Цвиќ

**ЦВИИЌ, Јован** (Лозница, Србија, 12. X 1865 – Белград, 16. I 1927) – српски географ, унив. професор, академик. Основно образование завршил во Лозница, а гимназија во Белград. Дипломирал на Групата за географија на Високата школа во Белград (1888). Една година работел како професор во Втората белградска гимназија, потоа заминал на специјализација на Универзитетот во Виена, каде што докторирал на тема „Das Karsthanomen“ (1893). Истата година бил избран за редовен професор на Високата школа во Белград, на која во прво време предавал географија и етнологија, а потоа само Географија, поточно Геоморфологија. Го основал Географскиот завод (1893) и бил негов управник. Бил претседател на Српското географско друштво, од формирањето па сè до својата смрт. Бил еден од првите осум редовни професори на Белградскиот универзитет од неговото формирање (1905), а потоа двапати бил негов ректор. Избран е за редовен член на Српската кралска академија (1899), а потоа нејзин претседател (1921–1927). Освен тоа бил и дописен член на Академијата на науките на СССР, член на ЈАЗУ, почесен доктор на Сорбона и на Универзитетот во Прага, почесен член на повеќе географски друштва во светот и носител на англиски, француски и американски медал за научна работа. Научната работа на Ј. Ц. е богата, содржајна и разновидна. Трудовите се однесуваат на геологијата, преку геоморфологијата, хидрологијата, антропогеографијата и етнологијата, до социологијата. Тој дал такви научни резултати за карстот, геологијата, тектониката, глациологијата и релјефот воопшто, со кои влегува во редот на големите светски научници. Во антропогеографијата ја формирал во светот познатата „Цвииќева школа“. Во повеќе трудови разработувал и географска проблематика од Македонија.

БИБЛ.: *Неколико проматрања о етнографији Македонских Словена*, Београд, 1906; *Основе за географију и геологију Македоније и Старе Србије*, I, II и III, Београд, 1906-1911; *Балканско Полуострово и јужнословенске земље*, I и II, Београд, 1922. Ал. Ст.

**ЦВРСТ КОМУНАЛЕН СМЕТ** – градовите и селата се дефинираат како урбани и рурални екосистеми, кои се одликуваат со промет на материи и енергија неопходни за исхрана на граѓаните и за производството. По нивното искористување не се добиваат само производи, туку и отпадоци што се исфрлаат во животната средина. По искористувањето на ендогената енергија од прехранбените производи се создава цврст комунален смет. Неговиот состав е променлива величина што зависи од степенот на преработката на прехранбените производи и од начинот на нивното пакување. Напредокот во технологијата овозможи прехранбените производи да се пакуваат во разновидна амбалажа: хартија, картон, стакло, пластични материи и метал. Градовите и руралните населби како хетеротрофни екосистеми во начинот на исхраната, секојдневно бараат вне-

сување разновидни прехранбени производи (свежи и преработени), од кои по нивното искористување се создава цврст комунален смет. Во производствените процеси влегуваат најразновидни материи, а во грејната сезона и големи количини цврсти енергенти, кои по нивното искористување создаваат пепел како отпадок. Во него се вклучува и отпадот што се создава при реконструкции на живеалиштата и на деловните простории. Секојдневно се создаваат големи количини цврст комунален смет што треба да се изнесува и да се депонира на депонија. Со системска организација, во која и граѓаните стануваат активни субјекти во неговото одржливо управување, може да се организира селекција на сметот и создавање услови за повторно искористување на материите како секундарни суровини. На таков начин забележително се намалуваат количините на комунален смет кој треба да се депонира на депонија. Љ. Гр.


Душан Цекиќ

**ЦЕКИЌ, Душан** (псевд. Лешак) (Лесковац, 28. II 1878 – Скопје, 5. I 1939) – социјалистички деец. Во 1909 г. ја основал и бил секретар на скопската Социјалдемократска организација. Во 1910 г. учествувал на Првата социјалистичка конференција во Белград. Во 1919 г. е обаластен секретар на КПЈ за Македонија, а во 1920 пратеник во Парламентот. По забраната на КПЈ работел во Виена на извршување партиски задачи.

ЛИТ.: *Хронологија радничког покрета и СКЈ 1919–1979*, Београд, 1980; *Работничко и комунистичко движење во Македонија*, Скопје, 1970. О. Ив.

**ЦЕКОВ, Јордан (Дане) Денков** – (Куманово, 15. VII 1921) – комунистички деец, првоборец, воен командант и артилериски полковник на ЈНА, општественик и публицист. Бил член на СКОЈ (1938), а по Априлската војна учествувал во прибирањето оружје и муниција (12. X 1941) за вооружување на Козјачкиот и Карадачкиот НОПО и работел во партиската техника на МК на КПЈ во Куманово (јули–август 1941). Бил еден од организаторите на ученичкиот


Јордан (Дане) Цеков

штрајк (септември 1941), соработник на илегалниот в. „Октобрис“ (1942), член на КПЈ (февруари 1943) и на МК на КПЈ (март 1943) и секретар на МК на СКОЈ во Куманово (мај 1943). Бил борец на Вториот јужноморавски НОПО (26. VI 1943), командир на чета на Кумановскиот НОПО (2. VIII 1943) и на Кумановскиот НО баталјон „Јордан Николов“, командант на Единаесеттата македонска НО бригада и на Третата македонска НОУБ (септември 1944), по што го добил чинот мајор (1. XII 1944).

По Ослободувањето ја завршил Вишата офицерска артилериска школа во Ленинград (1945) и бил именуван за командант на артилеријата на пешадиска и тенковска дивизија. Кога ја завршил и Вишата воена академија на ЈНА (1951-1953) бил именуван за командант на артилериски полк, а потоа е пензиониран со чин полковник (1956). Подоцна извршувал поголем број општествено-политички функции – републички пратеник, раководител на Републичкиот фонд за научна работа (април 1961 – септември 1967), стручен и виш стручен соработник на ИНИ во Скопје (октомври 1967 – октомври 1979). Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Уште нешто за ослободувањето на Скопје,* Виорни дни, Скопје, 1957, 249–251; *Борбата на Дренок,* „Културен живот“, V, 9–10, Скопје, 1960, 22–24; *Третата македонска ударна бригада во борбите за ослободување на Скопје,* Документи и материјали за ослободувањето на Скопје, кн. I, Скопје, 1968, 165–174; *Кумановска околија во НОБ* (од 16. II 1943 до 26. II 1944 година), Куманово, 1969; *Петнаесетина дена со велешките партизани,* Велес и Велешко во НОВ 1942, Титов Велес, 1969, 165–169; *Третата македонска бригада и Косовскиот одред до средината на мај 1944 година,* Куманово, 1969; *Борбените дејствија на Третата македонска ударна бригада пред и за време на ослободувањето на Велес,* Велес и Велешко во НОВ 1943 – 15 мај 1945 година, Титов Велес, 1977, 291–300; *Документи. Куманово во НОВ 1941–1942,* Куманово, 1980; *Револуционерната дејност во куќата на Денко Цеков,* „Беседа“, VIII, 23–24, Куманово, 1981, 108–121; *Страшо Пинџур во Куманово во втората половина на јануари 1942 година,* Тиквешијата во НОВ, 1941–1945, кн. седма: Страшо Пинџур, народен херој, Кавадарци–Неготино, 1985, 242–247; *Земското советување на организациите на СКОЈ во гимназиите во Македонија 1942 година,* „Историја“, XXI, 1, Скопје, 1985, 99–109; *Учеството на Третата бригада во ослободувањето на Велес,* Осмата македонска ударна бригада, Титов Велес, 1988, 242–247; *Кумановско во НОВ 1941–1945. Прилози за историјата на Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945*, I, Куманово, 1989; *Панче Пешев – казна што обвинува,* Куманово, 1989 (и Скопје, 2002); *Кумановско во НОВ (1941–1945). Прилози за историјата на Куманово и Кумановско во НОВ 1941–1945*, I и II, Скопје 2002; *Трајко Стојковски-Бузо – херојство и примитивизам,* авторско издание, Скопје, 2005. С. Мл.

**ЦЕЛАКОСКИ, Наум Китев** (с. Мешеишта, Охридско, 24. XII 1937) – математичар, ред. проф. (1984) на Машинскиот факултет. Дипломирал (1960) на ПМФ, магистрирал (1970) во Белград и бил (1971/72) на специјализација во САД. Докторирал (1977) на Факултетот за математика со одбрана на дисертацијата „Прилог кон теоријата на алгебарските структури со асоцијативни операции“. Тој е автор или коавтор на повеќе од 40 научни трудови од областа на алгебрата, на четириесетина учебници за високото, средното и основното образование и на значителен број стручни трудови. Бил претседател на СДМИ, продекан на Математичкиот факултет, главен уредник на списанието „Сигма“, соработник во Републичкиот завод за школство.

БИБЛ.: Г. Чупона, Б. Трпеновски, Н. Целакоски, *Предавања по виша математика*, книга I–III, Скопје, 1971–73; Б. Трпеновски, Н. Целакоски, *Елементи од нумеричката математика*, Скопје, 1978; *Диференцијални равенки,* кн. I, Скопје, 1982; *Дидактика на математиката*, Скопје, 1993; Б. Трпеновски, Н. Целакоски, Ѓ. Чупона, *Виша математика*, кн. I-IV, Скопје, 1993-1995.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987. Н. Ц.


ЦѢЛОКУПНА БЪЛГАРИЯ

НАШАТА ЗАДАЧА

Дневниот весник „Целокупна Б’лгарија“ (1941–1944)

**„ЦЕЛОКУПНА Б’ЛГАРИЈА“** (Скопје, 24. V 1941 – 31. VIII 1944) – единствениот дневен информативно-политички весник на бугарски јазик што излегувал во Скопје во времето на бугарската окупација на Македонија. Директор: Никола Коларов, познат бугарски пропагандист. Во импресумот не е назначено кој е издавач на весникот, но јасно е дека бил орган на окупаторската власт со силна антимакедонска ориентација. Б. П. Ѓ.

**ЦЕМЕНТАРНИЦА „УСЈЕ“ – СКОПЈЕ** – индустрија за произ-


Цементарницата „Усје“, Скопје

водство на цемент и производи од цемент и друго. Проектирана, градена и пуштена во работа во 1950-тите години. Лоцирана е во индустриската зона и е наречена според некогашното село Усје. Цементот се добива со мешање на измелен клинкер и гипс. Клинкерот е производ што се добива од варовник ($CaCO_3$) и песок ($SiO_2$), како и од додатоци на оксиди на алуминиумот и на железото. Варовникот се копа во рудникот во Говрлево, песокот во рудникот во Љубош, а лапорот во кругот на Фабриката. Суровините се дробат, се мелат, се сушат и се мешаат и на крај, како суровинско брашно со додаток на гориво, се внесуваат во ротациона печка и таму се калцинираат, се декарбонизираат и се синтеруваат (на 1470°C) до клинкер. Клинкерот се лади, се дроби и се меле и од него со мешање се добива цемент. Се преземаат мерки за контролирано испуштање прашина и гасови ($SO_2$, $NO_x$, CO и др.). Производството е поврзано со трошење многу енергија, па се воведуваат мерки за редукција на потрошувачката и супституција со секундарни горива. Со приватизацијата Цементарницата стана составен дел на групацијата ТИТАН – Грција. Св. Х. Ј.


Кирил Ценевски

**ЦЕНЕВСКИ, Кирил** (Крива Паланка, 28. I 1943) – филмски режисер и сценарист. Студирал на Архитектонско-градежниот факултет во Скопје. Со киноаматеризам се занимава уште од студентските денови. Првпат на игран филм професионално е ангажиран како асистент на режисерот Љубиша Георгиевски во филмот „Цената на градот“ (1970). Го режира филмот „Црно семе“ (1971). По успешното деби, со помал успех ги режира и играните филмови „Јад“, „Оловна бригада“ и „Јазол“. Особено е значајна неговата серија портрети на лауреатите на Струшките вечери на поезијата: Леополд Седар Сенгор, Еуџенио Монтале, Фазил Хисни Дагларџа, Ежен Гилвик и Рафаел Алберти. Иг. Ст.


Населбата Центар Жупа, Дебарско

**ЦЕНТАР ЖУПА** – населба во Дебарско. Се наоѓа на западните падини на планината Стогово, на надморска височина од околу 800 m. Преку локален пат е поврзана со Дебар. Има 800 ж., од кои 714, според статистиката, се регистрирани како Турци и 80 Македонци, сите со македонски како мајчин јазик. Значаен број од населението се наоѓаат на привремена работа во странство. Седиште е на општина што зафаќа површина од 10.721 ha, со 23 населени места во кои живеат 6.519 ж. Постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ЦЕНТАР ЗА ИСПИТУВАЊЕ И КОНТРОЛА НА ЛЕКОВИТЕ** – единица на Фарм. ф. што врши наставно-научна и апликативна дејност во областа на испитувањето и контролата на лековите, по овластување од Министерството за здравство. Во ноември 2006 добива сертификат за акредитација од Институтот за акредитација на РМ, за потврда дека се исполнети барањата на стандардот MKS EN ISO/IEC 17 025. Л. П.-Т.

**ЦЕНТАР ЗА ПРИМЕНА НА РАДИОИЗОТОПИ ВО НАУКАТА И СТОПАНСТВОТО – СКОПЈЕ** – формиран е во 1964 г. за потребите на науката и стопанството и функционира до 2003 г. кога паѓа во стечај. Во лабораториите имало опрема за спектроскопија и за следење на радиолошката состојба на околината, во значителен дел обезбедена од Меѓународната агенција за атомска енергија. Центарот работел главно на изучувањето на хидрологијата и следењето на загаденоста во РМ, како и на примени поврзани со електрохемијата и заштитата од корозија, и со контрола на квалитетот на материјалите. В. Ур.

**ЦЕНТРАЛЕН ДЕПОЗИТАР ЗА ХАРТИИ ОД ВРЕДНОСТ, АД СКОПЈЕ** – институција на пазарот на капитал, која врши две главни активности: (1) регистрација на сопственоста на хартиите од вредност и (2) порамнување, т.е. размена на хартии од вредност и пари, врз основа на склучените трансакции со хартии од вредност. Централниот депозитар за хартии од вредност (ЦДХВ) е основан на 10. X 2001 г. во рамките на еден поширок процес на дематеријализација на хартиите од вредност во РМ. Со процесот на дематеријализација, хартиите од вредност престанаа да егзистираат во материјална форма и беа претворени во електронски записи, кои се евидентираат во ЦДХВ. Во базата на податоци на ЦДХВ се регистрираат сите издадени хартии од вредност и сите сопственици, односно иматели на хартии од вредност. На крајот од 2006 г. во ЦДХВ се регистрирани 182.075 иматели на хартии од вредност.

ЛИТ.: Комисија за хартии од вредност на Република Македонија, *Пазарот на хартии од вредност во Република Македонија: денес и утре*, 2006; www.cdhv.org.mk; *Закон за хартии од вредност*, „Службен весник на Република Македонија“, бр. 95, Скопје, 2005. В. Ф.

**ЦЕНТРАЛЕН МАКЕДОНСКИ СИЛОГОС** (Атина, 1902). Формиран од браќата Теохарис и

Маврудис Геројанис. Развил пропагандна дејност за претставување на грчките гледишта за состојбите во Македонија, особено во времето и по Илинденското востание; организирал и испраќал чети во Македонија. Од 1905 г. го издавал весникот „Александар Велики“. Заедно со неколку други здруженија, се обединил во Панмакедонскиот силогос (1907).

ЛИТ.: Γεωργιου Λυριτζη, *Οι μακεδονικοι πατριωτικοι συλλογοι των Αθηνωνστις παραμονες και κατα τ ην περιοδον του μακεδονικου αγωνος,* Θεσσαλονικη, 1983. Д. Јов.

**ЦЕНТРАЛИЗАМ** (1893–) – идеологија и систем за организирање на дејствувањето на МРО и за уредување на проектираната независна македонска држава. Идејно осмислен и вграден во Уставот (1896) и применет во практичното револуционерно дејствување на МРО, при организирањето на „Крушевската Република“ (1903) и во Уставот и уставното уредување на македонската држава – НР/СР/ РМ. Централизмот на МРО бил заснован врз демократски начела. Во МРО (ТМОРО / ВМОРО) можеле да членуваат и членувале Македонци, Власи, Евреи, Ерменци, Турци и др. жители на Македонија, кои ја прифаќале усвоената цел: одбрана на територијалната целост на Македонија, ослободување и создавање македонска држава, која ќе обезбедува демократски права и слободи, рамноправност на сите без разлика на националната и верската припадност, под девизата: „Македонија на Македонците“. Прашањето за централизмот особено било актуелно во македонските средини непосредно пред Втората светска војна.

ЛИТ. : Сп., „Македонски вести“, 43, 1936. М. Мин.


Марко К. Цепенков

**ЦЕПЕНКОВ, Марко Костов** (Прилеп, 1829 – Софија, 1920) – најголемиот и најзначаен собирач на македонски народни умотворби, етнограф, поет и писател. На училиште одел само една година, а потоа татко му го дал на занает. Подоцна во Струга уште една година учел грчко училиште. Сам се образувал читајќи најразлични изданија. Егзистенцијата ја обезбедувал со терзискиот занает, но бил вклучен во општествениот живот во градот. Под влијание на Д. Миладинов, кога овој бил учител во Прилеп (1875), започнал да собира народни умотворби. Кога разбрал дека Министерството за просвета на Бугарија откупувало народни умотворби за печатење, во 1888 г. отишол во Софија и собраните материјали му ги предал на Иван Шишманов, а овој ги дал на рецензија на Ефрем Каранов. По позитивната рецензија, дел од записите се објавени уште во првиот број на познатиот „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина“, но и во наредните броеви останал најредовен соработник на оваа публикација. Потоа останал да живее во Софија. Пишувал и литературни творби: песни, раскази („Силјан Штркот“) драмата „Црне Војвода“, Автобиографијата итн. Умрел во длабока старост, намачен и разочаран. Од објавените и необјавените материјали во 1972 г. во Скопје беа објавени неговите собрани дела во десет тома. Покрај народните умотворби и неговите лични творби, изданието содржи и многу етнографски записи, филолошки материјали, тајни говори, историски материјали итн.



Собраните дела од М. К. Цепенков (1972)

БИБЛ.: *Сказни и сшоренија.* Редактирал Блаже Конески, Скопје, 1954; Марко Цепенков, *Одбрани шворби.* Избор и коментар Гане Тодоровски, Скопје, 1974; *Македонски народни умошворби*, I–X. Редакција Кирил Пенушлиски, главен уредник, Блаже Ристовски, одговорен уредник, Томе Саздов, член на редакцијата, Скопје, 1972; *Македонски народни ӣриказни,* 1–5. Приредил Кирил Пенушлиски, Скопје, 1989.

ЛИТ.: Кирил Пенушлиски, *Одбрани фолклорисшички шрудови*, I, Скопје, 1988; истиот, *Македонски фолклор. Исшориски ӣреглед,* Скопје, 1999; Симпозиум посветен на животот и делото на Марко Цепенков, Скопје, 1981. М. Кит.

**ЦЕР** – село северозападно од Крушево, со повеќе маалски црквички: „Св. Спас“ (XVII в.), „Мицево Црквиче“, „Св. Петка Црквиште“ (сите од доцниот среден век) и „Св. Никола“ (XIX в.).


Селото Цер, Крушевско

ЛИТ.: Т. Смиљанић, *Кичевија. Насеља и ӣорекло сшановнишшва*, СКА/СЕЗ, LI, Београд, 1935, 480. М. М.

**ЦЕРМАНОВИЌ-КУЗМАНОВИЌ, Александрина** (1928 – 2001) – професорка по класична археологија на Филоз. фак. во Белград. Многу нејзини студии од античкиот период на Балканот, почнувајќи од оние за проблемите на Требенишката култура, како и за многуте некрополи, градови и натписи, за стаклото, керамиката и накитот, а особено за култовите од римско време се актуелни и за подрачјето на Македонија. Особено е значајно нејзиното капитално дело за Тракискиот коњаник во културата на балканските народи. Енциклопедиските едиции за грчката и римската митологија, за религиите на древна Европа, бројните одредници во Археолошкиот лексикон се драгоцена литература за балканската и европската археологија.

БИБЛ.: *Grčke slikane vaze,* Beograd, 1977; *Римско сшакло*, Београд, 1987; коавтор: *Речник ӷрчке и римске мишолоӷије*, Београд, 1979. Ел. М.


Локалитетот Цигански Гробишта, Радолишта, Струшко

**ЦИГАНСКИ ГРОБИШТА** (с. Радолишта) – некропола и ранохристијанска базилика на 0,5 km источно од селото, 5 km западно од Струга, во близина на трасата на Via Egnatia. На овој локалитет во 1957, 1959, 1976 и 1980 г. целосно била откриена трикорабна ранохристијанска базилика, при што во првите години на истражувањата се откриени петнаесет, а потоа уште 121 гроб, поставувани во повеќе слоеви преку нејзините урнатини. Најстариот стратум содржи гробови ориентирани с–ј и си–јз, а над нив се гробовите ори-

ентирани з–и со мали девијации. И постарите и помладите гробови се конструирани на сличен начин. Тоа се правоаголни јами оградени со камења, особено во деловите околу главата, но со по некој камен и вдолж другите страни. Гробовите од постариот стратум содржат керамички садови и накит од културната група Комани-Круе од VII до почетокот на IX в. Во христијанските гробови, поставени над нив, се откриени наоди од X–XIV в.

ЛИТ.: В. Маленко, *Раносредновековната материјална култура во Охрид и Охридско*, Охрид и охридско низ историјата, ИНИ, I, Скопје, 1985, 291–292. Ел. М.



Белезици од локалитетот Цигански Рид, Кочанско

**ЦИГАНСКИ РИД** (Кочани) – средновековна некропола сместена на возвишение над Кочанска Река, североисточно од центарот на градот. Ископувањата се изведени во 1971 и 1974 г. Зачуваните гробови се камени цисти конструирани од делкани плочи. Откриениот накит – единствениот гробен инвентар – припаѓа на вообичаената продукција за широка употреба од XI–XIII в.

ЛИТ.: Е. Манева, *Средновековен накит од Македонија,* Скопје, 1992, 128. Ел. М.

**ЦИЈАНОТОКСИНИ** – голема група токсини продуцирани од сино-зелените алги (Cyanophyta) поделени на: циклични пептиди, кои се главно хепатотоксични (пример: микроцистини и нодуларини), алкалоиди со големо невротоксично дејство (пример: анатоксина и сакситоксини), циклични гванидински алкалоиди, кои ја спречуваат синтезата на протеините (пример: цилиндроспермопсин), липополисахариди што предизвикуваат инфламаторни процеси (најчесто се нарекуваат ЛПС токсини) и дерматотоксични алкалоиди (посебно присутни во морските синозелени алги, на пример: аплизиатоксини и лингбиатоксини). Претставуваат високоопасни материи во води со еутрофни и хипереутрофни карактеристики (пример: Дојранското Езеро), во кои доминираат сино-зелените алги и се основа за забрана на употребата на таквите води за какви било хумани цели и активности. Св. К.

**ЦИКЛЕВ, Глигор** (с. Горни Стибол, Пробиштипско, ? – Кустендил, 1941) – војвода на ВМРО. По Првата светска војна со својата чета го ограбувал населението во источниот Вардарски дел на Македонија. Во 1922 г. ја напуштил ВМРО и се приклучил кон МФРО. Во 1923 г. преминал во Вардарскиот дел на Македонија и соработувал со властите на Кралството на СХС во борба против четите на ВМРО. Бил ликвидиран од бугарските власти во Кустендил.

ЛИТ.: Славе Ивановъ, *Тодоръ Александровъ и македонското освободително движение*, Виена, 1924; *Златна книга. 100 години ВМРО*, Скопје, 1993. З. Тод.

**ЦИКОРИЈА** (Cichorium intybus) – едногодишно растение од фам. Asteraceae што се одгледува главно заради листовите богати со витамин C, бета-каротин и минерални материии. Се консумира како свежа салата. Интензивен вегетативен раст има при температура на 16–20$^{o}$C. Се одгледува претежно со расадување, но и со директна сеидба. Има два сортни типа: лиснати и главичести. Д. Ј.



Цикорија

**ЦИОНИСТИЧКИ ОРГАНИЗАЦИИ ВО МАКЕДОНИЈА** (Битола, 1923) – првата младинска еврејска организација од Македонија што се зачленила во СЖОУ била организацијата „Хатехија“ од Битола (ноем. 1923). По неа во текот на една година се зачлениле сите други еврејски младински здруженија.

ЛИТ.: Ѓорѓи Цолев Димовски, *Битолските Евреи*, Битола, 1993; Mark Cohen, *Last Century of a Sephardic Community. The Jews of Monastir 1839–1943*, New York, 2003. Ј. Нам.

**ЦИПОВСКИ-МЕРЏАН, Тодор** (Тетово, 1920 – с. Беличица, Мавровско, 17. IX 1944) – првоборец и народен херој. Како работник-печалбар во Белград бил член на СКОЈ (1940) и учесник во студентските демонстрации на Кошутњак и на 27-мартовските демонстрации во Белград (1941). Спроти Априлската војна се вратил во Тетово. Бил член на КПЈ, организатор на НОД (1941) и секретар на Окружниот комитет на КПЈ (1942) за делот на Македонија окупиран од Италија. Во неговата куќа била одржана Првата



Тодор Циповски-Мерџан

седница на ЦК на КПМ (19. VIII 1943). Бил секретар на првиот Областен комитет на КПМ за Западниот дел на Македонија (септ. 1943), член на Иницијативниот одбор за свикување на Првото заседание на АСНОМ (окт. 1943) и делегат. Загинал во борба со балистите. Прогласен е за народен херој на Југославија.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија,* Скопје, 1970. Вл. Ив.

**ЦИПОКРИЛЦИ** (*Hymenoptera*) – инсекти со два пара ципести крилја со карактеристична нерватура, по што го добиле името. Имаат устен апарат што е приспособен за лижење. Постојат два вида ларви, според кои се разликуваат два подреда: *растителни оси* (*Symphyta*), имаат ларви со развиени ножиња и *оси боцкалки* (*Apocrita*), чии ларви се црвовидни, без нозе. Сите ципокрилни инсекти, освен паразитските видови, се хранат со цветен прав, со нектар или се грабливи. Познати се околу 100.000 видови. Во Македонија се регистрирани 264 таксони од кои, 2 се ендемични (*Tenthredopsis macedonica* Cingovski, 1958 и *Empria atrata* Cingovski, 1958).



Ципокрилец

ЛИТ.: Cingovski, J., *Zweiter beitrag zür kenntnis der Blattwespenfauna von Mazedonien*, Acta, Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1958, V(10/51): 163-176; Јонче Чинговски, *Растителни оси, Symphyta – Tendhredinidae (Insecta-Hymenoptera)*, Фауна на Македонија VI, Природонаучен музеј на Македонија, Скопје, 1985; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ЦИРИВИРИ, Вера Костова** (псевд. Трена, Мица) (Прилеп, 1927 – Штип, 15. VII 1944) – работничка, припадник на работничкото и комунистичкото движење. Како член на КПЈ, по окупацијата станала член на Месниот комитет во Прилеп. Била еден од орга-


Вера Циривири

низаторите на оружениото востание во Прилеп, потоа во Скопје, Битола, Тиквешко, Куманово и во Штип. Во 1944 г. била член на III обласен комитет на КПМ и работела на зацврстувањето на партиските организации во Струмица, Кочани, Велес, Штип и Валандово за масовизирање на НОБ и организирање на СКОЈ, АФЖ, НОО и испраќање делегати за I заседание на АСНОМ. Од полицијата била уценета за 20.000 лева. По провала, била опколена од бугарската полиција и, за да не биде фатена жива, се самоубила.

ЛИТ.: *Жените на Македонија во НОБ 1941–1945*, Скопје, 1946; Милица Бодрожиќ, *Вера Костова-Циривири-Трена*, Материјали од научниот собир одржан во Прилеп во 1983, 2, Скопје, 1985. О. Ив.

**ЦИХУН, Генадиј Апанасавич** (Генадзь Апанасавіч Цыхун) (Кунцовчина, Гродненско, Белорусија, 30. X 1936) – белоруски славист-лингвист и македонист, унив. професор, академик, член на МАНУ надвор од работниот состав (од 2009). По завршувањето на средното училиште во Гродно, дипломирал на Катедрата за словенска филологија на Ленинградскиот државен универзитет (1953– 1958), каде што станал аспирант (1959–1960) и стажант на Софискиот државен универзитет (1961-1963). Од 1963 г. е избран за научен соработник во Институтот за лингвистика „Јакуб Колас" на АН на БССР. На Ленинградскиот државен универзитет ја одбранил кандидатската дисертација „Синтаксис местоименных клитик в болгарском и македонском литературных языках" (1966). Од 1966 г.работи паралелно како лектор и професор на Белорускиот државен универзитет во Минск, а од 1991 г. го води Лекторатот по македонски јазик за студентите-белорусисти и предава ареална лингвистика и балканистика. Во Минск ја одбранува докторската дисертација „Типологические проблемы балканославянского языкового ареала" (1982) и е избран за редовен професор (од 1996) и раководител на Одделот за словенска и теоретска лингвистика (1990-2005) на Институтот за лингвистика и литература „Јакуб Колас и Јанка Купала" на Националната академија на науките на Белорусија, а потоа е главен научен соработник на Одделот. Како гостин-професор предава белорусистика и славистика на Филијалата на Варшавскиот универзитет во Бјалисток (Полска, 1994–2005). Почесен доктор е на Софискиот универзитет (2003) и академик и вице-президент на Меѓународната академија на науките на Евразија во Москва (од 1994). Тој е потпретседател на Белорускиот славистички комитет (1994–2000) и член на Президиумот на Меѓународниот славистички комитет (од 2004).

Основни насоки во научната дејност му се: балканистиката со специјална ориентација кон балканославистиката (од 1962 год.); ареалната лингвистика (од 1963 год.); Полесјето како етнолингвистички регион (од 1963); белоруско-инословенските јазични врски (1968–1975); белоруско-јужнословенските јазични врски (од 1974); етимологијата (од 1983 год. е еден од авторите, а од 2004 год. и редактор и главен редактор на „Етимолошкиот речник на белорускиот јазик", т. 1-12: А-С); словенската лингвистичка библиграфија (од 1974); историјата на белоруската славистика (од 1990) и еколингвистиката (од 1983).

Учествувал на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид (1983, 1984), како и на други научни собири во Македонија. Објавил повеќе од 300 научни трудови од областа на балканистиката и историјата на славистиката и посебно од македонистиката (од 1957). Позначајни монографски трудови: *Синтаксис местоименных клитик в болгарском и македонском литературных языках*, Ленинград, 1966; *Синтаксис местоименных клитик в южнославянских языках (Балканославянская модель)*, Минск, 1968; *Тыпалогія сінтаксічных адрозненняў у балканаславянскім арэале* [VIII Міжнародны з'езд славістаў: Даклады], Минск, 1978; *Типологические проблемы балканославянского языкового ареала*, Минск, 1981; *Типологические проблемы балканославянского языкового ареала* (Минск, 1981), *Арэальная тыпологія славянскіх моў: Прынцыпы і напранкі даследовання* (Мінск, 1988) и *Арэальнаыя аспекты фарміровання славянскіх літературных моў* (Мінск, 1993).

БИБЛ.: Македонистички статии во списанија и зборници: *Насоки на проширување на балканските иновации во македонските дијалекти*, зб.: Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, 10, Скопје, 1983; *Проклиза во македонските речници*, зб.: Научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура во Охрид, 11, Скопје, 1984; *О ‚сильных' формах в системе местоимений южнославянских языков и их ‚слабых' соответствиях*, „Вестник Ленинградского университета", Ленинград, 1962, 119-130; *К вопросу о постпозитивном члене (артикле) в болгарском и македонском языках*, зб.: Тыпалогія і гісторія славянскіх моў і ўзаемасвязі славянскіх літератур, Мінск, 1967, 146-148; *О системном статусе некоторых балканских языковых черт*, „Македонски јазик", 25, Скопје, 1974, 171-180; *Typologia bałkanizmów w językach południowosłowiańskich*, Sprawozdania z posiedzeń komisji naukowyh PAN, 20/1, 92-94; *Кирилло-мефодиевская лексика одного полесского говора*, „Philologia slavica", Москва, 1993, 416-424; *Проклиза во македонската реченица*, „Македонски јазик", 40-41, 717-723; *Балканский лингвистический атлас (БЛА): цели и задачи*, зб.: Актуальные вопросы балканского языкознания, С.-Петербург, 2003, 44-49; *Родная говорка Міськова і яго літературны стандарт*, зб.: Делото на Крсте Мисирков, 2, Скопје, 2005, 33-40; *Славянские литературные микроязыковые проекты в этнолингвистической перспективе*, зб.: Славянские литературные микроязыки и языковые контакты, Тарту, 2006, 47-54.

ЛИТ.: М.Н. Крыўко, *Цыхун Генадзь Апанасавіч*, Беларуская энцыклапедыя, Мінск, 1994, 604-605; *Цыхун Генадзь Апанасавіч*, Хто ёсць хто ў сучаснай беларускай лінгвістыцы, Мінск, 1997, 111; І. І. Лучыц-Федарэц, Р. М. Малько, *Генадзь Апанасовіч Цыхун*, „Беларуская лінгвістыка", 58, Мінск, 2006, 135-137; Б. Ю. Норман, Н. В. Супрунчук, *К юбилею Геннадия Афанасьевича Цыхуна*, „Славяноведение", 1, Москва, 2007, 123-124; Иван Доровски, Емилија Црвенковска, *Лексикон на странски македонисти XX и XXI век*, Скопје, 2008, 125-126. Бл. Р.

**ЦИЦАЧИ** (Mammalia) – класа топлокрвни животни од поттипот 'рбетници (Vertebrata), чиј основен белег е присуството на млечни жлезди (од 2 до 12) и крзнена покривка, која секундарно може да биде редуцирана кај некои видови, како што се китовите, кои се целосно без влакна. Кожата е богата со жлезди, кои имаат различна функција. Системот за дигестија е сложено граден, а белите дробови имаат алвеоларна градба, со што нивната респираторна површина е значително зголемена. Централниот нервен систем достигнал највисок степен на развиток, а добро се развиени и сетилните органи за мирис, вид, слух и рамнотежа. Тие


Цицачи: зајак, лилјак, волк и глушец

се разделнополови животни што раѓаат живи млади (со исклучок на працицачите). Благодарение на способноста за регулирање на телесната температура, успеале да ги населат сите животни средини на земјата. Денес класата цицачи брои околу 4.000 видови распределени во 3 поткласи: працицачи или јајценосни цицачи (Monotremata), најпримитивни современи цицачи претставени со само 5 вида, ограничени на австралискиот континент; претцицачи или торбари (Marsupialia), претставени со вкупно 200 вида, распространети во Австралија и Јужна Америка и поткласата на вистински или плацентални цицачи (Placentalia), која опфаќа 17 редови и тоа: инсектојадни цицачи (Insectivora), кожокрилни (Dermoptera), лилјаци (Chiroptera), неполнозаби (Edentata), панголини (Pholidota), зајакообразни цицачи (Lagomorpha), глодари (Rodentia), китови (Cetacea), ѕверови (Carnivora), перконожни (Pinnipedia), цевкозаби (Tubulidentata), слонови (Proboscidae), пештерници (Hyracoidea), сирени (Sirenia), непарнокопитни (Perissodactyla), парнокопитни (Artiodactyla) и примати (Primates). Во Македонија се регистрирани вкупно 82 вида од следниве 6 реда плацентални цицачи: инсектојадни цицачи (11 вида), лилјаци (24), зајакообразни цицачи (2), глодари (26), ѕверови (13) и парнокопитни цицачи (6).

ЛИТ.: С. Петковски – B. Krystufek, *Цицачи на Македонија*, Скопје, 1998; B. Krystufek, V. Vohralik, J. Flousek, S. Petkovski, *Bats (Mammalia: Chiroptera) of Macedonia, Yugoslavia*, во: I. Horacek, V. Vohralik (eds.), *Prague Studies in Mammalogy*, Praha, 1992, 93–111; B. Krystufek – S. Petkovski, *Annotated Checklist of the Mammals of the Republic of Macedonia*, „Bonner zoologische Beitrage“, 51 (4), Bonn, 2002, 229–254; B. Krystufek – S. Petkovski, *Mammals of Macedonia - Current State of Knowledge*, Anniv. Proceed., Eighty years of achievement by the Maced. Mus. of Nat. Hyst., Skopje, 2006, 95–104; A. J. Mitchell-Jones, G. Amori, W. Bogdanovicz, B. Krystufek, P. J. H. Reijnders, F. Spitzenberger, M. Stubbe, J. B. M. Thissen, V. Vohralik, J. Zima, *The Atlas of European Mammals*, London–San Diego, 1999. Св. П. – В. Сид.


Ѓоре Цонев

**ЦОНЕВ, Ѓоре** (Радовиш, 31. I 1955) – дипломиран инженер по физика и астроном. Тој е долгогодишен раководител на единствениот Планетариум во РМ во рамките на Младинскиот културен центар – Скопје (1980-) и раководител на истражувачките проекти „Астрономија на македонскиот народ“ (1982-), „Археоастрономска анализа на Мегалитската опсерваторија Кокино и другите локалитети во Република Македонија“ (2002-), „Археоастрономска и етноастрономска база на податоци на Република Македонија“ (2006-) и проектот „Номинација на Мегалитската опсерваторија Кокино на Листата на светското наследство на УНЕСКО“. Избран е за прв асистент по предметот Астрономија на Институтот за физика на Природно-математичкиот факултет во Скопје (2008). Главен и одговорен уредник е на списанието на младите истражувачи „Активус“ (2004-) и на месечното списание за астрономија „Вселена“ (2007-).

БИБЛ.: *Астрономија*, Скопје, 1986; *Ѕвездена карта на Македонскиот народ*, МКЦ Планетариум, Скопје, 2000; Мегалитска опсерваторија во Кокино, „Музејски гласник“, бр. 7-9, Куманово, 2002; *Небото над Македонија*, Скопје, 2004; *Глобална заштита на Земјата*, Скопје 2005; *Кокино Ancient observatory*, каталог, Куманово, 2005. С. Мл.

**ЦРВ, ДОЖДОВЕН** (*Lumbricus terrestris* L.) – малучетинест црв. Должината на телото достигнува до 30 cm. Живее во подлабоките слоеви од тревници и обработливи почви, правејќи подземни ходници. Се храни со органски материи, преработувајќи ја земјата; значаен е за аерација и подобрување на почвата. Распространет е во Северна и во Средна Европа. Кај нас се среќава ретко. За разлика од него, видот *Lumbricus rubellus* Hoff. е помал (12 cm), има црвеникаво темна боја и е чест во Македонија.


Дождовен црв

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЦРВЕН КРСТ НА РМ** – доброволна, масовна, самостојна, невладина, непартиска и независна хуманитарна организација на граѓаните на РМ. Основната цел на Црвениот крст на РМ е подобрувањето на животот на ранливите лица, изложени на најголем ризик на живеење, со минимална социјална и економска сигурност и човечко достоинство, без дискриминација по националност, раса, пол, вера, јазик, општествена положба и политичка определба. Положбата и задачите на Црвениот крст, употребата и заштитата на амблемот и името на Црвениот крст, како и начинот на финансирањето на задачите се уредени со Законот за Црвениот крст на РМ.

Првите активности на Црвениот крст (ЦК) на територијата на Македонија се регистрирани во почетните години на XX в. (по Илинденското востание, 1903) и особено при појавата на конфликти со ослободителна, национална и социјална димензија (1908) и во времето на Балканските војни и на Првата светска војна, со елементи на показна и заштитна улога во давањето помош на ранети, болни, заробеници и други лица на кои им била потребна помош.


Членови на Црвениот крст на РМ во акција

ЦК на Македонија е формиран на 17. III 1945 г., кога е одржано Основачкото собрание, а за прв претседател на Главниот одбор е избран Александар Петровски. ЦК на РМ самостојно дејствува и работи од 21. V 1992, кога е донесен нов Статут, со кој поблиску се уредени поставеноста и структурата на Организацијата, како и основните цели и задачи на ЦК на Македонија во согласност со Статутот на Меѓународната федерација на ЦК и Црвената полумесечина (ЦП). Црвениот крст на РМ е признат како национално друштво на ЦК од Меѓународниот комитет на ЦК на 1. XI 1995, а на 27. XI 1995 е примен како полноправен член на Меѓународната федерација на националните друштва на ЦК и ЦП.

Според Статутот на ЦК на РМ, организационата и раководна структура е поставена на централно, градско и општински ниво, со дејствување на 34 општински организации на ЦК и ЦК на Градот Скопје, со свои раководни органи. Посебно место во досегашниот период имаше информативно-издавачката дејност. Отпечатени се голем број книги, бро-

шури, флаери и други печатени материјали. Првото јавно гласило е „Здрав народ“ (1945), во 1959 г. трансформирано во „Наше дело“, а од 1972 г. редовно се печати гласилото „Солидарност“. ЦК на РМ обезбедува финансиски средства главно од членарината, од донатори по проекти, од Министерството за здравство (крводарителство), од Буџетот на РМ, од игри на среќа и од други надоместоци предвидени со Законот за ЦК на РМ.

ЛИТ.: Министерство за труд и социјална политика на Р Македонија. Закон за Црвениот крст на Р Македонија. Сл. Весник на РМ 41/94; *Црвен крсӣ на Р Македонија. Постојана хуманиӣарна мисија – да ја анѓажираме моќӣа на хуманосӣа*, Скопје, 2006; *Црвен крсӣ на Р Македонија. Јубилејно издание на ѓласилоӣо „Солидарносӣ“ 1945–2005*, Скопје, 2005. Д. Д.

**„ЦРВЕНА ЅВЕЗДА“** (лето 1942 – октомври 1943) – весник, орган на Македонската ослободителна организација (МОО) за Воденскиот округ. Тоа е прв весник на македонски јазик (воденски дијалект, но со грчка азбука) во Егејскиот дел на Македонија. Го уредувал Вангел Ајановски-Оче, а насловната страница ја илустрирал Гркот Андреас Андроникас. Бил умножуван на шапирограф на илегалната техника на Окружниот комитет на КПГ за Воденско. Објавени се повеќе од 20 броја, во тираж до 150 примероци. По забраната на МАО од страна на КПГ, весникот престанал да излегува.

ЛИТ.: Вангел Ајановски-Оче, *Сеќавања и криӣички осврӣ на развојоӣ на рабоӣничкоӣо, комунисӣичкоӣо и национално-ослободиӣелноӣо движење во Македонија во Воденско,* ракопис во АОИНИ, Скопје, 82; Тодор Симовски, *Некои моменӣи од националноослободиӣелнаӣа борба на Македонциӣе од Еѓејска Македонија,* Ослободителната војна и Револуцијата во Македонија, Скопје, 1973, 220– 221; Д-р Боро Мокров, *Развојоӣ на македонскиоӣ ӣечаӣ и новинарсӣво (од ӣрвиӣе ӣочеӣоци до 1945 ѓодина),* Скопје, 1980, 452-453; Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преѓлед на македонскиоӣ ӣечаӣ (1885–1992),* Скопје, 1993, 150–151. С. Мл.

**ЦРВЕНА ЛИСТА НА ГАБИ** – опфаќа 76 видови ретки и загрозени макромицети во РМ. Составена е од проф. д-р Митко Караделев од Институтот за биологија при ПМФ во Скопје и публикувана во домашни и во меѓународни списанија во 2000 г. Како критериуми за категоризација на загрозеноста на видовите се земени следниве фактори: (1) посебно редок или редок вид во Македонија; (2) вид што егзистира само на загрозени или ретки живеалишта и (3) посебно редок или редок вид загрозен поради преголема експлоатација. Листата е отворен работен документ и постојано се менува. М. К.

**ЦРВЕНИ БРЕГОВИ, КРЊЕВО** – локалитет со ранохристијанска базилика и средновековна некропола што се наоѓа на 17 km југоисточно од Кавадарци. Тоа е падина на источниот раб на долината на река Бошава, покрај која води значаен пат од Демир Капија кон рудоносните области на Кожуф. Во 1964 г. случајно се раскопани неколку гробови со камена конструкција и ориентација з–и. Станува збор за поголема средновековна некропола, прилично уништена со земјоделските работи. Накитот (наушници, обетки, белезици, прстени и копчиња) најден во гробовите датира во IX–XII в.

ЛИТ.: Б. Алексова, *Наоди од с. Крњево*, ГЗФФ, кн. 30, Скопје, 1978, 29–41. Ел. М.



Бранко Црвенковски

**ЦРВЕНКОВСКИ, Бранко** (Сараево, 12. X 1962) – трет по ред претседател на самостојна и суверена Република Македонија (2004–2009). Гимназија и Електротехнички факултет завршил во Скопје (1987). Работел во РО „Семос“, како раководител на сектор. Избран за член на ЦК на СКМ (1986) и за член на Претседателството на СКМ – ПДП (1990). Станува претседател на СДСМ (1991), функција на која останува до изборот за претседател на РМ (април 2004). Пратеник во првиот и во третиот состав на Собранието на РМ. Избран за претседател на Владата на РМ (4. IX 1992), по изгласаната недоверба на експертската влада. Уште двапати избран за претседател на Владата на РМ (1994–1998 и 2002–2004). По загинувањето на претседателот Борис Трајковски, ја напушта функцијата претседател на Владата на РМ и учествува во претседателските избори одржани во април 2004 г. Во својство на претседател на СДСМ го потпишува во Скопје Рамковниот договор (13. VIII 2001), со кој се изврши крупни промени во уставниот статус на РМ.

ЛИТ.: Светомир Шкариќ, *Усӣавно ӣраво*, Скопје, 2006. Св. Ш.



Крсте Црвенковски

**ЦРВЕНКОВСКИ, Крсте Трајков** (псевд. Стево, Јанко, Богумилски) (Прилеп, 16. VII 1921 – Скопје, 21. VII 2001) – припадник на комунистичкото, младинското и студентското движење, партиски и државен раководител. Уште како гимназијалец политички дејствувал во Прилеп и потоа во Скопје. Во 1935 г. бил член на СКОЈ, потоа на КПЈ и на Месниот партиски комитет во Прилеп (1939). Поради полициските прогони преминал на илегална работа. По бугарската фашистичка окупација работел на организирање на оружено востание и учествувал во нападот на участокот во Прилеп на 11 октомври 1941 г. Бил политички комесар на Првиот партизански одред „Гоце Делчев“. Од крајот на годината бил на партиска работа во Западниот дел на Македонија (под италијанска окупација), секретар на ОК на КПЈ во Тетово. Во илегалната партиска техника го издавал весникот „Братство“ и други партиски пропагандни материјали. Во септември 1942 г. по предавство во Гостивар бил уапсен и одведен во затворот во Тирана. Во април 1943 г. избегал со 27 затвореници и повторно се активирал на истиот терен како секретар на првиот Обласен комитет на КПМ. Во декември 1943 г. го организирал Основачкиот конгрес на НОМСМ, бил избран за секретар, подоцна и за претседател. По капитулацијата на Италија бил поставен за организационен секретар на СКОЈ за Македонија, а од јуни 1944 г. за заменик-комесар на Првата македонско-косовска бригада. По Ослободувањето вршел високи политички и државни функции во Републиката и во Федерацијата: член и претседател на Владата на Македонија, министер за образование и култура во Владата на СФРЈ, политички секретар на ЦК на КПМ, член на Извршното биро

на ЦК на СКЈ, потпретседател на Претседателството на СФРЈ. Поради барањето за поголема самостојност на републиките во СФРЈ, дошол во судир со официјалната политика и во 1974 г. бил разрешен од сите функции и пензиониран. Прогласен за Народен херој.

БИБЛ.: *Сојузот на комунистите на Македонија и демократизацијата на општеството*, Скопје, 1971; *Во одбрана на македонската кауза,* Охрид, декември 1989; *Заробена вистина,* Скопје, 2003 (коавтор Мирче Томовски); *Нашиот поглед на времето на Колишевски,* Скопје, 1996 (коавтор Славко Милосавлевски); *На браникот на македонската самобитност. Материјали од политичките разговори за македонскокото прашање,* Скопје, 1998.

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1973; Јован Филип, *Подводни гребени на политиката. Разговори со Крсте Црвенковски,* Скопје, 1993. О. Ив.


Стево Црвенковски

**ЦРВЕНКОВСКИ, Стево** (Скопје, 18. III 1947 – Скопје, 2. II 2004) – филмски и телевизиски режисер, политичар. Дипломира филмска режија на Академијата за театар, филм, радио и телевизија во Белград. Бил вработен во „Вардар филм“, каде што извесен период бил директор на оваа продуцентска куќа. Реализирал поголем број документарни програми за ТВ Скопје, неколку документарни и два играни филма („Јужна патека“, 1982, и „Нели ти реков“, 1984). Од осамостојувањето на Македонија како држава, стана активен во политиката и беше носител на јавни и државнички функции (министер за надворешни работи и македонски амбасадор во Обединетото Кралство). Иг. Ст.


Од филмот „Нели ти реков“, режија на Ст. Црвенковски (1976)


Илија Црвенов

**ЦРВЕНОВ, Илија** (Велес, 26. VII 1937 – Скопје, 15. XII 1997) – оперски певец, баритон. Завршил Виша педагошка школа во Скопје. Пеење учел кај проф. К. Трпков. Во Операта на МНТ бил ангажиран од 1967 до 1993 г. Остварил околу 40 поголеми и помали улоги, од кои позначајни се: Алфио (*Кавалерија рустикана),* Валентин *(Фауст),* Амонасро *(Аида),* Ескамилио *(Кармен*), Фигаро *(Севилскиот бербер),* Огнен *(Цар Самуил),* Онегин *(Евгениј Онегин*). Гостувал самостојно и со ансамблите на Операта во Турција, Германија, Полска, Романија. Ф. М.


Марин Црвенов

**ЦРВЕНОВ, Марин** (Велес, 3. II 1945) – балетски играч и педагог. Својата балетска наобразба ја добива во Балетското училиште во Скопје, во класата на Р. Пакашки. Престојува на специјализација во Москва (1975–1977). Првенец на Балетот при МНТ (1962–1990). Играч со сигурен и хармоничен танц во креирањето на улогите и како партнер. Покрај со танчарство, се занимава и со педагошка дејност, а делумно и со кореографија. Шеф на Балетот при МНТ (1977–1979).

УЛОГИ: Ромео (С. Прокофјев, „Ромео и Јулија“), Базил (Л. Минкус, „Дон Кихот“), Алберт (А. Адам, „Жизел“), Зигфрид (П. И. Чајковски, „Лебедово езеро“) и др. Ем. Ц.

**ЦРВИ, МАЛУЧЕТИНЕСТИ** (*Oligochaeta*) – црви што на телото имат мал број четинки, според кои го добиле името (*oligos* гр. = малку; *heti* = четинки). Живеат во копнени води и во влажни почви. Имаат силно издолжено цилиндрично тело со различни димензии. Во Македонија се познати 139 таксони *малучетинести црви*, од кои 39 се ендемични. Во Охридско Езеро се среќаваат 17 ендемични таксони, а меѓу нив почести се: *Psammoryctes ochridanus* Hrabe. и *Peloscolex stankovici* Hrabe.


Малучетинест црв

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Придонес за познавањето на фауната на олигохетите од трите поголеми езера во Југославија*, Архив Биол. Наука, Београд, 1956, 8: 135–144; истиот, *Фауната на олигохетите од прибрежните води на Преспанската Котлина*, Fragm. Balcan. Mus. Mac. Sci. Nat., Skopje, 1962, 16: 123–128; истиот, *Фауна на Македонија. Дождовни глисти Lumbricidae (Oligochaeta, Annelida)*, Mus. Mac. Sci. Nat., Скопје, 1978; Jonče Šapkarev, *Endemična fauna Oligocheta Jugoslavije*, Akad. Nauk. umetn. BiH, Sarajevo, 1987. В. Т. К. – М. Кр.

**ЦРВИ, МНОГУЧЕТИНЕСТИ** (*Polychaeta*) – црви со голем број четинки (хети), по што и го добиле името. Се карактеризираат со присуство на параподии – зачетоци на членковидни екстремитети на трупните сегменти. Познати се околу 5.300 видови, претежно морски претставници, групирани во три реда: *слободни полихети*, *прицврстени полихети* и *мизостоми*. Во Македонија познат вид е *Manayunkia cavatica* Abs. et Hr., најден во пештерските води.


Многучетинест црв

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЦРВИ, ПРСТЕНЕСТИ** (*Annelida*) – мекотели со прстенеста градба на телото. Постигнале висок степен на развиток и големо совршенство во телесната организација. Најчесто имаат издолжен црвовиден облик на телото, снабдено со различни израстоци што служат делумно за движење, а делумно како сетилни органи. Некои се хранат со ситни животинки, а некои со органски материи во распаѓање. Претставниците од овој тип организми живеат во морињa, во копнени води и во влажни почви. Познати се околу 9.000 видови, најголем број се акватични, а помал број се терестрични. Во Ма-


Прстенест црв

кедонија се добро проучени прстенестите црви од две класи: *малучетинести црви* (*Oligochaeta*) и *пијавици* (*Hirudinea*). Регистрирани се 182 таксона (160 вида и 22 подвида).

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Фауна на Македонија. Дождовни глисти Lumbricidae (Oligochaeta, Annelida)*, Mus. Mac. Sci. Nat., Скопје, 1978; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ЦРВИ, СПЛЕСКАНИ** (*Plathelminthes*) – црви со лентовиден или листовиден облик на телото, со димензии од неколку до 10 mm. Познати се преку 15.000 видови. Некои живеат слободни, а други како паразити. Во Македонија овој тип без'рбетни животни се претставени со 85 видови, од кои 35 се ендемични. Поделени се во три класи: *трепчести црви* (*Turbellaria*), *метили* (*Trematoda*) и *тении* (*Cestoda*). Кај трепчестите црви утврдени се 65 видови; најголем број живеат во Охридското Езеро, 48 видови, од кои, 33 се ендемични. Постојат податоци за слободните трепчести црви од редот *троцревни трепчести црви* (*Tricladida*), од неистечните води, особено во големите езера каде што се утврдени 40 видови, а од нив, 25 се ендемични. Од редот *правоцревни трепчести црви* (*Rhabdocoela*), проучувани во Охридското Езеро, утврдени се 24 вида, од кои 10 се ендемични. Од редот *нерамноцревни трепчести црви* (*Alloeocoela*) познат е само еден вид во Македонија, *Plagiostomum lemani* Forrel & du Plessis, од Охридското Езеро. Типот *сплескани црви* има и паразитски видови од класите *метили* (*Trematoda*) и *Тении* (*Cestoda*); тие се недоволно проучени и се застапени со по 10 видови.


Сплескан црв

ЛИТ.: Sinisa Stankovic, *Turbellaries Triclades endemiques nouveaux du lac d'Ohrid*, Arh. Hydrobiol., Stuttgart, 1969, 65(4): 413–435; Sinisa Stankovic, J. Komarek, *Die Susswassertrikladen des Westbalkans und die zoogeographischen Problems diser Gegent*, Zool. Jahrb. Abt. Syst., Jena, 1927, 53: 597–674; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ЦРВИ, ЦЕВЧЕСТИ** (*Nemathelminthes*) – црви со разновиден облик и големина на телото. Целото тело им е покриено со дебела покривка (кутикула), под која, наместо епител, се наоѓа слој од зрнеста протоплазма (хиподерма). Во Македонија има 613 видови *цевчести црви*. Тие се подредени во две класи: *ротатории* (*Rotatoria*) и *нематоди* (*Nematoda*). Ротаториите се среќаваат во планктонските заедници на нашите езера, регистрирани се 60 видови. Од класата нематоди, во Охридско Езеро е утврдено присуство на 23 слободни непаразитски видови, од кои, 3 се ендемични. Заедно со истражените терестрични нематоди, вкупниот број регистрирани видови се заокружува на 553.


Цевчест црв (nematoda)

ЛИТ.: Ognjanka Popovska-Stankovic, *A contribution to a better knowledge of the Microfauna (Rotatoria, Copepoda and Cladocera) of Stenje Marsh*, Folia balc., Inst. Pisc., Skopje, 1971, 3(1): 1–8; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје 1991, 1– 640; група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje 2003, 1–210. В. Т. К – М. Кр.

**ЦРЕША (ЦРЕШНА)** (*Prunus avium L.*) – плод и родно стебло. Во РМ е застапена со 140.000–150.000 родни стебла и со принос од 3.000–4.000 t. Последниве три години (2004–2006) се забележува зголемување на бројот на родните стебла (150.000–160.000), како и на приносот (4.000–5.000 t). Се појави интерес за подигање производни насади со висококвалитетни, крупноплодни сорти, калемени на слабобујни подлоги, формирани ниско за берба од земја. Б. Р.


Цреши

**ЦРЕША, ДИВА** (Cersus avium Moench., Prunus avium L., фам. Rosaceae) – евроазиски вид. Големо дрво со широка, пирамидална круна, листовите се издолжено елиптични, цветовите бели, врз долги дршки, а плодовите црни, ситни цреши, со горчлив вкус. Во РМ има општа распространетост како единечна примеса во дабови и во букови шуми. Ал. Анд.


Диви цреши


Црешовото топче во Воениот музеј во Истанбул

**ЦРЕШОВО ТОПЧЕ** (1903) – дрвени топови (од комитетите на ТМОРО наречени пропагандни), изработувани непосредно пред и во текот на Илинденското востание. Димензии: должина од 80 до 150 cm, тежина 20–70 kg, калибарот, во зависност од муницијата, главно колку ѓуле од селски кантар или рачна бомба од битолската бомболеарница. Биле зацврстени со железни обрачи и поставувани на ногарки (лафет). Главни делови им биле: цевка, лафет, барутно полнење и фитил. Дострелот од 400 до 500 m. Огнената моќ по неколку успешни истрели. Во разни работилници биле направени 17 дрвени топови, од кои 10 во крушевската оружарница и во Селце. Четири топа биле запленети и однесени во Истанбул во чиј Воен музеј и денес се наоѓа едно црешово топче.

ЛИТ.: Ванче Стојчев, *Воена историја на Македонија*, Скопје, 2000. В. Ст.

**ЦРКВЕНИ ЛИВАДИ** (с. Враништа) – наколна населба од енеолитскиот период, лоцирана на утоката на р. Шум во Црни Дрим. Од материјалната култура – се откриени колци од платформите на кои се наоѓале куќите, груба сива керамика (тави за риба, долги кремени ножеви и стрелки, харпуни, шила и игли од рог на елен) карактеристична за рибарските населби.


Наколната населба Црквени Ливади, Охридско

ЛИТ.: Р. Пашиќ, *Неолитски наоѓалишта во Охридско*, „Лихнид", I, Охрид, 1957; Ead., *Заштитно ископавање на неолитском локалитету „Црквени ливади" у Враништу код Охрида*, „Старинар", VII–VIII, Београд, 1958, 233–234. Д. З.



Церемонијалната базилика во Црквиште, Демиркаписко

**ЦРКВИШТЕ, ДЕМИР КАПИЈА** – една од најзначајните средновековни некрополи во поширокиот регион. Таа припаѓа на популацијата од градот Просек, сместен над Демиркаписката Клисура. Врз урнатините на ранохристијанската базилика била подигната средновековна црква со пространа некропола од повеќе стотини гробови. Гробовите се или слободно вкопани, обележани со по некој камен, ретко и дрвени штици или од типот цисти од камени плочи. Погребувањето е вршено според христијанските канони. Наодите на наушници и обетки, белегзии, прстени, дијадеми, ѓердани, приврзоци, крстови, синџирчиња, прапорци, токи и копчиња се датираат во времето од X-XV в. Значајни се и откритијата на монети, како средновековни, така и турски, со што се покажува континуитетот на оваа христијанска некропола и во турско време.

ЛИТ.: B. Aleksova, *Prosek - Demir Kapija,* T. I, Skopje – Beograd, 1966. Ел. М.



Аристократски, кружни наушници, Црквиште, Оризари, Кочанско (XIV в.)

**ЦРКВИШТЕ, ОРИЗАРИ** – депо со скапоцености од XIV в. откриено на 4 km североисточно од Кочани, најдено во 1956 г., под подот во северозападниот агол на еднобродната црквичка, сместено во јужниот дел од средновековната некропола (Крушарски Рид, Оризари – Кочани). Депото се состои од пехар и три чифта наушници од злато (позлата) богато украсени со филигран и украсни полубесценети камења.

ЛИТ.: Р. Поленаковиќ-Стеиќ, *Еден редок средновековен наод од с. Горно Оризари кај Кочани во Македонија,* ГЕМ, бр. 2, Скопје 1965, 5–18. Ел. М.

**ЦРКВУЛЧЕ, С. ТРПЕЈЦА** – пештерна црква во близина на „Св. Богородица Заумска“ во правецот кон манастирот „Св. Наум“. Во карпата над самото езеро видливи се остатоци од неколку зони на фрескоживопис. Во пониската зона Деизисот и странично од него св. Никола, св. Стефан, св. Василиј и св. Петка од едната, а архангелот и св. Марена на спротивната страна. Во погорната зона се видливи композициите на Слегување во Пеколот, Мироносците на Христовиот гроб и Успението на Богородица. Живописот е со висок квалитет и датира од втората половина на XIV в.

ЛИТ.: Гоце Ангеличин-Жура, *Страниците од историјата на уметноста на Охрид и Охридско (XV–XIX век)*, Охрид, 1997, 11–13. С. Ц.

**ЦРКОВНИ ОПШТИНИ НА МПЦ ВО РХ** (1993) – верско организирање на Македонците во РХ. Како прва црковна општина на МПЦ била Македонската православна црковна општина „Св. Злата Мегленска“ (Загреб, 1993), а потоа биле основани МПЦО „Св. Јоаким Осоговски“ (Пула, 1996) и МПЦО „Св. Наум Охридски“ (Сплит, 1996). МПЦ назначила постојан свештеник во РХ во црквата „Св. Злата Мегленска“ (2004).

ЛИТ.: Ognen Bojadžiski, *Makedonci i Hrvatskoj*, Zagreb, 2007. М. Мин.

**ЦРКОВНО ГРАДИТЕЛСТВО** – обемен и еден од позначајните делови од целокупната архитектонска продукција во Македонија. Се однесува главно на христијанските православни храмови. Како продолжувач на традицијата на поствизантсикото црковно градителство во Македонија, во периодот на XIX в. доживува интензивен развој и трансформации. На тој начин учествува во создавањето на преродбенскиот стил во архитектурата, посредно дефинирајќи и постулати од националниот стил во македонската архитектура на XIX и XX в. Континуирано се развива и во периодот меѓу двете светски војни, со изградба на разни спомен-цркви, спомен-капели и костурници. К. Гр.



Учесниците на Вториот црковно-народен собор (Охрид, 1958)

**ЦРКОВНО-НАРОДНИ СОБОРИ на МПЦ** (1945). Првиот собор бил одржан во Скопје (1945) и била донесена Одлука да се возобнови Охридската архиепископија како Македонска православна црква. На Вториот ЦНС, одржан во Охрид (1958), била возобновена Охридската архиепископија во лицето на Македонската православна црква, со свој Поглавар – Архиепископ. На Третиот собор, одржан во Охрид (1967) била прогласена автокефалноста на МПЦ. На Соборот во 1974 г. е донесена одлуката Црковно-народниот собор да одржува редовно заседание секоја година. Во Македонската православна црква се одржани и пет црковно-народни собори за избор на петмина архиепископи: Доситеј, Ангелариј, Гаврил, Михаил и Стефан.

ЛИТ.: Ратомир Грозданоски, *Стефан Архиепископ Охридски и Македонски,* Скопје, 2000; Славко Димевски, *Историја на Македонската православна црква*, Скопје, 1989; Доне Илиевски, *Автокефалноста на Македонската православна црква*, Скопје, 1972. Рат. Гр.

**ЦРКОВНО-УЧИЛИШНИ ОПШТИНИ ВО МАКЕДОНИЈА** – посебни црковно-просветни и општествени институции, уште од времето на создавањето на првите христијански црковнорелигиозни општини. Во Охридската архиепископија била зачувана нивната извесна црковноопштествена самоуправа во регулирањето на религиозно-просветните, брачно-семејните, имотно-наследните и др. дела. Со укинувањето на Охридската архиепископија (1767) нејзините епархии и црковни општини потпаднале под јурисдикцијата на Цариградската патријаршија. Преку општините бил

ширен елинизмот со богослужба и настава на грчки јазик, грчки учебници, литература и ширење на грчкото влијание и култура во Македонија. Во XIX в., со појавата и засилувањето на преродбенското движење на економски зајакнатото македонско граѓанство и интелигенцијата, започнал процесот на преземање на постојаните и основање на нови црковно-училишни општини во Македонија. Тие започнале да градат цркви, манастири, народноопштински училишта во кои наставата се изведувала на народниот говорен македонски јазик и бесплатно, а богослужбата на црковнословенски јазик. На тој начин тие се здобиле со типично македонски белези и карактеристики. Осамостоените општини кон средината на втората пол. на XIX в. ја презеле целокупната црковно-просветна и општествена дејност од рацете на Патријаршијата. Во новите услови општините ги уредувале училиштата, црквите, манастирите; во нив поставувале учители и свештеници, кои наставата и богослужбата ја изведувале на разбирлив јазик. Дејноста на осамостоените црковно-училишни општини, особено од 60-тите години на XIX в., природно водела кон создавање своја народна црква, т.е. возобновување на Охридската архиепископија како македонска национална црква.

ЛИТ.: А. Трајановски, *Црковно-училишните општини во Македонија*, Скопје, 1988. Ал. Тр.

**ЦРНА АРАПИНА** – негативен лик во епските народни песни, синоним за црнци во македонското народно творештво, особено во епската народна поезија; сложен лик со митски и историски елементи. С. Мл.

**„ЦРНА РАКА“** – албански заштитен комитет (1943–1944), фашистичка организација формирана од Германците. Дејствувала за ширење омраза спрема Македонците, нивно убивање (посебно на видните личности) и протерување од окупираниот Западен дел на Македонија. Претседател на организацијата бил Имет Лимани. Извршувала и разузнавачка дејност за собирање информативни податоци за движењето и силата на македонските партизански единици. Расформирана во ноември 1944 г.

ЛИТ.: Ѓорѓи Малковски, *Балисти*, Скопје, 2002. Ѓ. Малк.

**ЦРНА РЕКА** – десна притока на р. Вардар. Извира во Демир Хисар кај с. Железнец, на височина од 760 m, а се влива во р. Вардар, кај Стоби, на височина од 129 m;


Црна Река

вкупниот пад изнесува 631 m. Изворот го сочинуваат 5 поголеми карстни извори, меѓу кои позначајни се Црна Дупка и Под Куќа, а изворишниот дел се наоѓа во североисточниот дел на Церско Поле, под планините Баба Сач и Љубен. Долга е 207 km, а нејзиниот слив зафаќа површина од 5.890 km$^2$, од кои 5.014 km$^2$ или 85,7% се на територијата на РМ, а 844,5 km$^2$ или 14,3% ѝ припаѓаат на соседна Грција. Просечниот годишен проток пред вливот во р. Вардар е 29,3 m$^3$/s. Таа од изворот тече кон југ низ Демир Хисар, а кај селото Бучим навлегува во Пелагониската Котлина. Кај селото Скочи Вир ја напушта неа и потоа навлегува во најдолгата клисура во Македонија, која пак ја напушта кај с. Возарци и навлегува во Тиквешката Котлина. По должина на својот тек таа прима поголем број притоки. Од десната страна ги прима реките Шемница, Драгор, Јелашка Река, Блашница и др., а од левата страна реките Блато, Раечка и др. Во сливот на Црна Река се изградени 35 вештачки акумулации, меѓу кои поголеми се Тиквеш, Стрежево и Суводол, а другите се мали акумулации. Водата од Црна Река се користи за наводнување, за производство на електрична енергија (ХЕЦ „Тиквеш“), за риболов, рибогојство, за спорт и рекреација и за други потреби.

ЛИТ.: Миловој Гашевски, *Основни хидрографски особености на главните притоки на Вардар во СР Македонија*, „Географски разгледи“, кн. 17, Скопје, 1979; Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.

**ЦРНА ТРУБА** (Craterellus cornucopioides (L.: Fr.) Pers.) – чест вид габа во листопадните шуми во Македонија. Се собира за јадење. М. К.

**ЦРНИ ДРИМ** – река што истекува од Охридското Езеро кај Струга, тече низ северозападниот дел на Охридско-струшката Котлина и кај селото Ташмаруниште влегува во Дримколската Клисура. Од излезот на клисурата влегува во Дебарската Котлина, а западно од селото Спас, на кота од 476 m, ја напушта територијата на РМ и влегува во Албанија. На делницата од ХЕЦ „Шпилје“ до границата, на должина од 12 km таа тече како гранична река. Од истекот до границата со Албанија таа е долга 56 km, има вкупен пад од 212,2 m и просечен пад од 3,95‰. На територијата на РМ сливот ѝ зафаќа површина од 3.359 km$^2$, од кој делови се наоѓаат во Албанија и во Грција. Најзначајни притоки се реките Радика и Збошка Река. По изградбата на вештачките акумулации „Глобочица“ и „Шпилје“, долината на Ц. Д. околу 43% е заезерена и преобразена. Средногодишниот протек кај Дебар изнесува 52 m$^3$/s. Преку р. Црни Дрим просечно годишно истекуваат 1,64 милјарди m$^3$ вода.

ЛИТ.: Александар Стојмилов, *Физичка географија на Република Македонија*, ПМФ, Скопје, 2002. Др. В.


Кејот на Црни Дрим во Струга


Сцена од филмот „Црно семе“ (1971)

**„ЦРНО СЕМЕ“** – игран филм, едно од најзначајните остварувања во македонската кинематографија. Снимен во 1971 г., според истоимениот роман на Т. Георгиевски, во режија на Кирил Ценевски. Дејството е лоцирано во времето на Граѓанската војна во Грција (1946). Потресните сведоштва за невидените тортури врз групата грчки униформирани војници од македонско етничко потекло добиваат во строгата и компактна режиска острина на непосредно доживување, на агонијата. Од многубројните домашни и меѓународни награди најзначајна е Златната арена за режија во Пула. Г. В.

**ЦРНОГОРСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Се воспоставуваат во средниот век кога цар Самуил го поразува дукљанскиот владетел кнезот Јован Владимир, ја приклучува неговата држава кон Самуиловото Царство, го донесува Јован Владимир на дворот во Преспа и го оженува со ќерката Косара, па го враќа да управува во Дукља како негов зет и вазал.

По Берлинскиот конгрес (1878) истакнати Црногорци пројавуваат голем интерес за случувањата во Македонија. Јован Петров Рогановиќ го издава трудот „Македонский вопрос на почве его истории, этнографии и политики“ (Казань, 1900). Поетот Мило Јовичиќ во песната „Македонија“ ја воспева борбата на Македонците и негодува за односот на Европа кон нивните страдања, а Црногорци-доброволци учествуваат во Илинденското востание (Јово Јовановиќ, Никола Вукмировиќ и др.). По Востанието многу Македонци емигрираат во Цетиње, Бар и во Улцињ. Црногорска војска учествува во борбите во Првата балканска војна во Македонија (1912). Во Кралството на СХС постојат силни литературно-културно-просветни црногорско-македонски врски. Во 2006 г. Владата на РМ усвојува одлука за отворање Генерален конзулат во Подгорица. По референдумот за независност на РЦГ (21. V 2006), Владата на РМ ја признава како независна и самостојна држава и воспоставува дипломатски односи на амбасадорско ниво (12. VI 2006). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РЦГ е Душко Лаличевиќ.

ЛИТ.: Христо Андонов-Полјански, *За односот на Црна Гора спрема настаните во Македонија во 1903 година*, Одбрани дела, т. 5, Скопје, 1981; Љубен Лапе, *Моменти од литературно-културните и политичките врски на Црногорците со Македонците во 30-тите години од XX век*, Македонија во XVIII, XIX и XX век, Скопје, 1992. Т. Петр.

**ЦРНОРИЗЕЦ (ЧЕРНОРИЗЕЦ) ХРАБАР** (втората половина на IX в. – првата половина на X в.) – истакнат средновековен писател од кирилометодиевскиот период. Автор е на едно од најзначајните старословенски дела „О писменех“ („За буквите“). Во својата литературна творба дава исклучително важни податоци за создавањето на словенското писмо, неговата предисторија, чинот на создавањето и неговото ширење меѓу словенските народи. Во ова уникално литературно дело се посочува, меѓу другото, и годината на создавањето на словенското писмо – 6363 г. од создавањето на светот, т.е. 863 г. (ако се пресметува според Александриската ера), односно 855 г. (ако се пресметува според Византиската ера). Творбата на Црноризец Храбар претставува апологија на Кириловата азбука, нејзина одбрана од нападите на тријазичниците и нивните поддржувачи.


Страница од апологијата „О писменех“ (За буквите) од Црноризец Храбар

Во науката долго време се спори околу тоа кој е Црноризец Храбар и која азбука ја брани во својата апологија – глаголицата или кирилицата. Искажани се претпоставки дека тој живее и работи во Солун, дека потекнува од Моравија, дека неговото име претставува псевдоним на истакната средновековна личност (Климент Охридски, кнезот Симеон, Наум Охридски, Јоан Егзарх) итн. Што се однесува за тоа која азбука ја брани во својата апологија – глаголицата или кирилицата, се чини дека најубедливо е мислењето на чешкиот теолог и медиевист В. Ткадлчик, кој смета дека Ц. Храбар ја брани глаголицата од тенденциите во бугарската престолнина да се употребува грчкото писмо наместо Кириловата глаголска азбука. Тој претпоставува дека кирилицата се појавува по пишувањето на Храбровата апологија, како компромис помеѓу спротиставените мислења на Црноризец Храбар и кнезот Симеон. Тоа најверојатно се случило пред Преславскиот собор (893), по кој Наум доаѓа во Охрид како замена на и официјално ракоположениот за епископ Климент. Имајќи ги предвид овие настани, не е исклучено под псевдонимот Црноризец Храбар да се крие имено личноста на св. Наум Охридски, кој поради одбраната на Кириловата глаголска азбука и судирот по ова прашање со бугарскиот кнез Симеон и блиските нему аристократи, бил протеран од бугарската престолнина.

Во досегашните истражувања се откриени над 100 преписи од делото на Црноризец Храбар „За буквите“. Најстариот препис е зачуван во Лаврентиевиот зборник (1348) што се наоѓал во светогорскиот манастир „Св. Павле“, од каде што е однесен во Русија (сега во Руската национална библиотека во С.-Петербург).

ЛИТ.: A. Dostal, *Les origines de l'apologie slave par Chrabr,* „Byzantinoslavica“, 24, 1963, 236–246; B. Stipčević, *Marcanska varijanta „Skazanija o sloveseh“ Crnorisca Hrabra,* „Slovo“, 14, 1964, 52–58; N. Tkadlcik, *Le moine Chrabr et l'origine de l'ecriture slave*, „Byzantinoslavica“, 25, 1964, 75–92; К. М. Куев, *Черноризец Храбър*, София, 1967; Б. Конески, *За Храбровата апологија и за зборот* воукаръ *во неа*, „Studia paleoslovenica“, Praha, 1971, 357-377; V. Mošin, *Još o Hrabru, slavenskim azbukama i azbučnim molitvama*, „Slovo“, 23, 1973, 5–73; А. Джамбелука–Коссова, *Черноризец Храбър. О писменехь*, София, 1980; С. Б. Бернштейн, *Западнославянкие (моравские) элементы в сказания „О письменах“ Черноризца Храбра*, „Македонски јазик“, 32-33, 1982, 43-48; Д. Петканова, *Черноризец Храбър*, София, 1984; Х. Поленаковиќ, *Избрани дела, I. Во мугрите на словенската писменост*, Скопје, 1988, 311-316; П. Хр. Илиевски, *Појава и развој на писмото. Со посебен осврт кон почетоците на словенската писменост*, Скопје, 2001, 34-37; G. Ziffer, *Ancora intorno alle fonti chrabriane,* зб.: Словенско средновековно наслеђе. Зборник посвећен професору Ђорђу Трифуновићу, Београд,

2001, 707–710; Ц. Цанев, *„За буквите“. Нови аспекти*. Шумен, 2002. Ѓ. П. Ат.

**„ЦРПИ ВОДА, ЈАНО“** – македонско народно оро во мешан состав, со метар 2/4. Најчесто се играло во Скопско со држење на рацете за појас, со движење во полукруг во одмерено темпо и со балансирање на предната половина од стапалото.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977, 41. Ѓ. М. Ѓ.




Н. Мартиноски: Слобода или смрт

**ЦРТЕЖОТ ВО XX ВЕК**. Современиот македонски цртеж се појавува во периодот меѓу двете светски војни, едновремено со почетоците на современото сликарство и скулптура. Со него се занимавале пионерите на модерната (Д. А. Пандилов, Н. Мартиноски). Во повоениот период се актуализира особено од страна на членовите на групата Денес, развивајќи се понатаму како самостојна дисциплина со експресионистички, посткубистички или концептуални акценти.

ЛИТ.: Борис Петковски, Аспекти на цртежот во Македонија (каталог), Скопје, 1967. З. Ал.-Б.

**ЦРЦАРЕВ, Пантелеј** (Ресен, 1888 – Ресен, 1963) – лекар. По завршувањето на Мед. ф. во Атина (1912) бил лекар во Ресен. Во Првата светска војна бил воен лекар на Солунскиот фронт. Во времето на Втората светска војна бил околиски лекар во Ресен и Царев Двор. Го основал Здравствениот дом во Ресен (1. IV 1945). П. Б.

**ЦУТАР** – народно именување на третиот месец во годината – *март*. С. Мл.



Љубомир Цуцуловски

**ЦУЦУЛОВСКИ, Љубомир Наумов** (Битола, 1. IX 1948) – доктор по филозофија, универзитетски професор и публицист. Дипломирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1971), магистрирал на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања (1982), а докторирал на Филозофскиот факултет во Скопје (1992). Работел како асистент на Институтот (1973–1975), кога е избран за асистент на Филозофскиот факултет во Скопје (Институт за филозофија), каде што е редовен професор од 2002 г. Ги предава предметите: Увод во филозофијата, Филозофија на религијата, Филозофија, Увод во марксизмот, Историја на марксизмот. Бил раководител на Институтот за филозофија (1999–2004) и претседател на Универзитетскиот сенат на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ (2000–2004). Бил член на повеќе редакции на списанија, меѓу кои и на „Марксизам у свијету“ и „Социјализам у свету“, „Филозофија“ и др. Има објавено над 350 текстови од областа на филозофијата и публицистиката, во кои ги анализира битните филозофски, социјални и политички тенденции во современиот свет.

БИБЛ.: *Марксовиот концепт за човекот, трудот и отуѓувањето,* 1981; *Сведоштва и коментари,* 1999; *Политички сказни,* 2002; *Разни сказни,* 2002.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 302. В. Панз.

# Ч


Ванчо Чавдарски

**ЧАВДАРСКИ, Ванчо** (с. Владимирово, 3. III 1930 – Бризбејн, Австралија, 9. X 2001) – диригент. Дипломирал диригирање на Белградската музичка академија (проф. Ж. Здравковиќ), а специјализирал во Германија и САД. Добитник е на втора награда на меѓународниот натпревар на млади диригенти во Ливерпул, Англија. Од 1965 до 1970 г. соработувал со ансамблите на Операта и Балетот на МНТ, а во 1992 е уметнички директор на оваа институција. Во периодот од 1965 до 1970 е директор и диригент на Македонската филхармонија. Од 1970 со успех настапувал во странство со постојани ангажмани во Австралија, Јужна Кореја, Нов Зеланд, Тасманија. Гостувал во САД, Венецуела, Италија, Шпанија. Реализирал обемен симфониски, оперски (*Аида, Бал под маски, Грабнување од Сарајот, Палјачи, Севилскиот бербер, Веселата вдовица)* и балетски репертоар (*Жар-птица, Вибрации, Жизела*). Ф. М.


Снежана Чадиковска-Анастасова

**ЧАДИКОВСКА-АНАСТАСОВА, Снежана** (Скопје, 20. XI 1950) – пијанистка. Својот прв настап на концертниот подиум го бележи на 12. XII 1972 г. и оттогаш е постојано присутна на македонската музичка сцена. До 1984 г. е претежно солист, а потоа и пијано-придружник на голем број македонски и странски музички уметници. И како солист и како придружник настапува во многу музички центри во Македонија и во светот, а има реализирано повеќе снимки за продукцијата на МРТВ. Работи како професор во МБУЦ „Илија Николовски-Луј“ во Скопје. Неколкупати била селектор на музичкиот дел на програмата на фестивалот Охридско лето. Б. Орт.


Ѓорѓи Чадловски

**ЧАДЛОВСКИ, Ѓорѓи Глигоров** (Скопје, 1. III 1943) – невропсихијатар. Мед. ф. завршил во Скопје (1967), а во 1969 г. се вработил на Психијатриската клиника. Специјализирал (1973) и докторирал (1982) во Скопје. Особена преокупација му е психофармакологијата и болестите на депресијата. Бил директор на Клиничкиот центар (1989–1995) и на Психијатриската клиника (1997–1999 и 2002–2006). Автор е на повеќе монографии од областа на психобиологијата и психофармакологијата, како и учебници за психијатрија.

БИБЛ.: *Психобиологија,* Скопје, 2002; *Клиничка психофармакологија,* Скопје, 2003; *Психифармаколошки вадемекум,* Скопје, 2003; *Криминологија и психијатрија,* Скопје, 2006; *Психијатрија, 1 и 2,* Скопје, 2004; *Медицинска психологија,* Скопје, 2004. Ил. Џ.

**ЧАЈ, ШАРПЛАНИНСКИ** (Sideritis scardica Griseb.) – македонски флористички субендемит, опишан од Шар Планина (Scardus), но се среќава и на планините Бистра, Стогово, Илинска Планина, Лубен, Баба Сач и др. Растение од кое се подготвува многу вкусен и ароматичен чај. Поради преголемото неконтролирано собирање, спаѓа во групата загрозени видови. Вл. М.


Шарпланински чај


Васил Чакаларов

**ЧАКАЛАРОВ, Васил** (с. Смредеш, Костурско, 1874 – Костурско, 20. VII 1913) – револуционер, војвода, учесник во Илинденското востание. Завршил прогимназија. Бил осуден и лежел во Корчанскиот затвор (1893), успеал да избега и заминал во Бугарија. Борис Сарафов (1900) го ангажирал и го испратил во Грција за организирање канал за испраќање оружје и муниција за потребите на ТМОРО. Станал костурски војвода (од 1901), учествувал на Смилевскиот конгрес (1903). Бил член на Костурското горско началство. Во Илинденското востание се борел во Костурско-леринскиот регион, при ослободувањето на Клисура и на Невеска и во борбите кај с. Вишени, Костурско. По Востанието со чета се движел во Костурско, се борел против андартите и против грчката пропаганда. Во Првата балканска војна (1912) со чета дејствувал во задницата на османлиските сили. Во Втората

балканска војна дејствувал во задните на грчката армија и загинал кај месноста „Лакото“ на планината Вичо, Костурско.

ЛИТ.: „Ил. Илинденъ“, 1937, бр. 9; 1939, бр. 6; 1940, бр. 6. В. Ѓ.


Кочо Чакалароски

**ЧАКАЛАРОСКИ, Кочо Петров** (Крушево, 24. IV 1948) – интернист-нефролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Раководител на Одделението за интензивно нефролошко лекување и нега на болни, генерален секретар на Здружението на нефролозите на СФРЈ, секретар на МЗНДТВО и претседател на Здружението на нефролозите на РМ. Автор е на бројни стручни и научни трудови. Еден од авторите во публикациите „Современа дијагностика и терапија во медицината“ (2000) и „Фармакотераписки прирачник“ (2006). Бр. Н.


Јасмина Чакар

**ЧАКАР, Јасмина** (Битола, 4. VII 1939) – пијанист. Дипломирала на Музичката академија во Загреб (Д. Лукиќ, 1963). Магистрирала на ФМУ во Скопје (В. Крпан, 1976). Професор на ФМУ (1967-2003). Концертирала како солист и во различни состави, во РМ и во повеќе европски земји. Особено активен и ценет пијано-соработник, со реализирани над триста концертни вечери од тој вид со домашни уметници, како и со гостувачки солисти. Сн. Ч.-Ан.

**ЧАКАР, Петар** (Струга, 1912 – 1995) – публицист, драматург, истражувач на културното минато. Извесно време ја раководел манифестацијата Струшки вечери на поезијата. Пишувал драми, од кои изведени му се: „Туѓината тага голема“ во Детроит од наши иселеници (1940) и едночинката „Орлите на Македонија“ од Струшкото културно-уметничко друштво (1944). Пишувал и фељтони за животот на браќата Миладиновци, Ѓорѓија Пулевски, Наум Евро, Ѓорѓи Икономов и др. Ј. Стр.

**ЧАКЕЉА, Михо** (Дубровник, 9. I 1909 – Скопје, 12. IV 1977) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот отсек на Техничкиот факултет во Белград (1933). Освен педагошката работа, развил богата проектантска и урбанистичка активност. Учествувал на повеќе анонимни архитектонски конкурси. Се занимава и со графички дизајн. Позначајни реализации: зградата на Вакувската дирекција во Скопје; зградата на Електродистрибуција во Скопје. Го проектирал архитектонскиот дел на термо и хидроелектрани во Македонија. Од урбанистичкото проектирање позначајни дела му се: урбанистичкото решение за Културно-спортскиот центар „Сарај“ во Скопје (1949), Директивниот план на Гостивар, работнички населби на рудникот „Злетово“. Кр. Т.


Михо Чакеља


Антон Чакмаков

**ЧАКМАКОВ, Антон Митов** (Дојран, 28. II 1909 – Скопје, 31. XII 1967) – гинеколог, акушер, редовен проф. на Мед. ф. Учесник во НОБ. Дипломирал на Мед. ф. во Белград (1936). Специјализирал гинекологија и акушерство во Скопје и во Софија (1942), каде што и хабилитирал. Се усовршувал во познати центри во Европа. Бил директор на Гинеколошко-акушерската клиника, шеф на Катедрата по гинекологија и акушерство (1957–1967) и декан на Мед. ф. (1961–1963). Прв претседател на Синдикатот на здравствените работници на СРМ и претседател на Лекарското друштво на СРМ. Коавтор е на првиот учебник по породилство. З. Џ.


Михаил Чаков

**ЧАКОВ, Михаил** (Гуменца, 16. III 1873 – Софија, 17. IX 1938) – учител, илинденски војвода. Завршил VI клас гимназија во Солун. Бил учител во с. Тумба, Еницевардарско. Во ТМОРО влегол од 1897 г. Бил во четата на М. Попето (1899 –1900), потоа самостоен војвода во Петричко, Драмско, Серско, Кумановско и во Велешко (1901–1908). Учествувал во Балканските и во Првата светска војна.

ИЗВ. и ЛИТ.: Гоце Делчев, *Спомени, документи, материали*, София, 1978; Х. Силянов, *Освободителните борби на Македония*, I, 475, II, 594, София, 1983. Ал. Тр.

**ЧАКШИРИ** – дел од машка народна носија. Биле изработувани од *сура* или бела клашна, а некаде и од црна. Биле кроени со должина до глуждовите, а на долниот дел се закопчувале со *копчи.* Околу џебовите и рабовите биле украсувани со црни гајтани. Празничните чакшири во горниот дел биле пошироки. Како и некои други елементи на машката носија, влегле во употреба во периодот на Османлиската Империја, како влијание на отоманлиската култура на овие простори. Ј. Р.-П.

**ЧАЛГИИ ВО МАКЕДОНИЈА** (тур. *çalgi – инструмент*) – оркестар од персиско-арапско потекло, на Балканот донесен од Османлиите. Чалгиското музицирање се практикувало во градските средини. Составен од четири инструменти: виолина, кларинет, лаута (ут) и дајре. Варијантата на македонската чалгија настанала преку мешање на ориенталните

елементи (нерамноделните ритми, зголемена секунда кај тонските низи, честите надолни глисанда, специфичното орнаментирање и сл.) со мелодиите од македонските изворни инструменти и големото богатство на македонските градски народни песни придружувани од чалгијата на свадбените и другите веселби. Поради актуелноста на поновите оркестарски состави, чалгиите постепено исчезнуваат од македонската музичка практика.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 118. Ѓ. М. Г.

**ЧАЛНИК** – бела правоаголна невестинска крпа, со димензии 100 x 35 или 150 x 20 cm. Го носеле невестите на денот на свадбата и краток период по свадбата. Бил исткаен од бел тенок памук, нашарен со хоризонтални *прачки.* На краиштата бил орнаментиран со шарки од бојадисан памук (во сино, зелено или црвено), но можел да биде и везен. На главата се врзувал со надиплување по должината во неколку дипли и се врзувал над темето во вид на чалма. Краевите на врзаниот чалник се спуштале надолу преку грбот за да висат слободно одзади. Во составот на невестинската носија се задржал сè до крајот на XIX в. Ј. Р.-П.


Чалник


Лилјана Чаловска

**ЧАЛОВСКА, Лилјана Ахилова** (Софија, 3. XII 1920 – Скопје, 20. VII 1997) – комунистички деец, борец, новинар, политичар, општественик и поетеса. Завршила средно училиште, а потоа заминала на студии во Белград. Била член на СКОЈ (од 1939) и на КПЈ (од 1940), еден од лидерите на македонското студентско движење на Белградскиот универзитет и курир на ЦК на КПЈ на релацијата Белград–Загреб. Непосредно по Априлската војна станала член на МК на КПЈ во Битола (април 1941), а потоа и член на ПК на СКОЈ за Македонија (септември 1941), претседател на Младинскиот одбор за Македонија (септември 1942), инструктор на ПК на КПЈ за Македонија за организациите на СКОЈ (1942), ги одржувала врските со ЦК на КПЈ и била активист на Агит-проп на ПК на КПЈ за Македонија. Била уапсена од бугарската полиција и интернирана (1943), но успеала да избега и да замине на слободната територија во Западна Македонија, во базата на ГШ на НОВ и ПОМ во с. Турје, Дебарца. Била член на Иницијативниот одбор за свикување на Првиот конгрес на НОМСМ (с. Фуштани, 22. XII 1943) и заедно со Крсте Црвенковски ги подготвиле конгресните документи. Била избрана за член на Главниот одбор на НОМСМ. По Конгресот заминала со Групата баталјони и по Февруарскиот поход, како член на Редакцијата, на пл. Козјак учествувала во подготовката на првиот број на в. „Млад борец" (22. III 1944). Била член на Централниот одбор на УСАОЈ, а како новоизбран секретар на ПК на СКОЈ (јули – средината или кон крајот на ноември 1944), била кооптирана и за член на ЦК на КПМ (јули 1944). Била избрана за делегат за Второто заседание на АВНОЈ, а како делегат на Првото заседание на АСНОМ била избрана за член на Президиумот на АСНОМ (2. VIII 1944). По Ослободувањето била избрана за член на првиот Главен одбор на АФЖ за Македонија (15. XII 1944). Ја завршила Вишата политичка школа „Ѓуро Ѓаковиќ" во Белград. Била во брак со Лазар Колишевски, но потоа се развеле. Била уредник на дневниот в. „Борба" (Белград), пратеник во повеќе свикувања во Собранието на СРМ и во Собранието на СФРЈ, член на ДПМ (од 1967) и член на Советот на Федерацијата (од 1974). Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: *Реконструкција на ПК на СКОЈ за Македонија 1943-1944 год.,* авторизиран ракопис, АИНИ – Скопје, 1974; *Зборник на документи за учеството на жените од Македонија во Народноослободителната војна и Револуцијата 1941–1945,* Скопје, 1976, 55, 231, 235, 304, 357, 393, 421, 659, 663, 665–666, 668, 703, 956, 965 и 1298.

БИБЛ.: *Околу еден леток. Спомени. 17 години од смртта на Цветан Димов,* „Просветена жена", XV, Скопје, јули-август 1959, 4-5; *Од оние дни,* „Просветена жена", Скопје, 1962, 8–9; *Бдение за Виетнам,* Скопје, 1967 (поезија); *Антидневник,* Скопје, 1971 (поезија); *Пребир,* Скопје, 1972 (поезија); *Перѓел,* Скопје, 1974 (поезија); *Повесница,* Скопје, 1977 (поема); *Поморјански песни,* Скопје, 1977 (поезија); *Стихови,* Скопје, 1981 (поезија); *Условите и создавањето на НОМСМ. По повод 40-годишнината од Првиот конгрес на НОМСМ,* „Комунист", Скопје, 1983, 9–16; *Летокот беше растурен низ градот,* Скопје во ослободителната војна и револуција 1941–1945, том I, кн. прва, Скопје, 1989, 251–254.

ЛИТ.: Д-р Симо Младеновски, *Младината од Македонија во НОБ,* Скопје, 1981, 16, 33, 43, 47, 54, 55, 60, 64, 73, 75-77 и 81. С. Мл.


Тодор Чаловски

**ЧАЛОВСКИ, Тодор** (Гостивар, 23. VIII 1945) – поет, литературен критичар, есеист и преведувач. Основно образование завршил во Галичник, гимназија учел во Скопје и Гостивар, а дипломирал на Филолошкиот факултет на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје. Работел како новинар во весниците „Студентски збор", „Вечер" и „Нова Македонија", во Радио Скопје, како уредник на Културна редакција и на Секторот за култура, литература и уметност, а бил и заменик-одговорен уредник на Радио 2000 и уредник-коментатор во Македонското радио. Учествувал во уредувањето на списанијата „Белези" и „Разгледи". Бил главен уредник на ревијата на ДПМ „Стожер", член (од 1969), секретар и претседател на Друштвото на писателите на Македонија и член на Советот на СВП. Основач е на Книжевната колонија во Галичник. Бил претседател на Собранието на ДПМ. Член е на Македонскиот ПЕН-центар.

БИБЛ.: „Ноќ во која те нема" (поезија, 1969), „Ноќен часослов" (поезија, 1971), „Сердарски болести" (поезија, 1975), „Ѕвезда во човек" (поезија, 1981), „Јадро" (поезија, 1984), „Праг" (поезија, 1988), „Маѓосна меѓа" (поезија, 1989), „Прониз" (поезија, 1994), „Дарови" (поезија, 1994), „Галица" (поезија, 1996), „Будна куќа" (поезија, 1998), „Песни" (1998), „Критички видувања" (есеи и критики, 1998), „Глас крепител" (поезија, 2000), „Обден" (поезија, 2002). Коавтор е на публикацијата „Литературен преглед" (осврти и прикази, 1980-1985). Р.

**ЧАМО, Едхем** (Требиње, 30. XII 1909 – Сараево 25. XI 1996) – ветеринар, редовен проф. на В. ф. во Сараево (од 1950), академик. Дипломирал на В. ф. во Загреб (1938), каде што се здобил и со степенот доктор на ветеринарна медицина (1948). Учесник е во НОБ од 1941 г. По војната врши низа одговор-


Едхем Чамо

ни општествено-политички функции. Бил прв декан на В. ф. во Сараево (реизбиран четири пати едноподруго), а на двапати бил ректор на Универзитетот во Сараево. Автор е на околу 60 трудови од областа на зоохигиената, објавени во нашава земја и во странство и на учебник по зоохигиена. Во трудовите ја обработува проблематиката на рентгенолошкото прикажување на деловите на домашните животни, влијанието на светлината врз млечноста на кравите, влијанието на микроклиматските услови врз порастот на пилињата, значењето на зоохигиенските фактори во сточарството, хигиенскиот квалитет на водите во планинските и низинските подрачја. За редовен член на АНУБиХ е избран во 1966 г., а бил и претседател на Академијата (1971–1977). Избран е за дописен член на Словенечката академија на науките и уметностите и за член на МАНУ надвор од работниот состав (26. XI 1974).

ИЗВ.: *Билтен од Трето редовно изборно собрание на МАНУ*, Скопје, декември 1974, 19–21. М. Пол.

**„ЧАМЧЕ“** *(Чифте чамче)* – машко народно оро со држење на рацете за рамо, во метар 2/4 и 4/4, со елементи од турската орска традиција. Започнува бавно во неопределен ритам, со доста вртења на играорците околу својата оска, но и со потклекнувања и доскокнувања.

ЛИТ.: Елзи Иванчиќ Дунин – Станимир Вишински, *Ората во Македонија,* Скопје 1995, 99. Ѓ. М. Ѓ.


Орото „Чифте чамче“ во сценска изведба на Ансамблот „Танец“


Љубомир Чапароски

**ЧАПАРОСКИ, Љубомир Трајков** (с. Галичник, 8. III 1938 – Скопје, 10. VIII 1999) – спец. интернист-ревматолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1989). Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје, а докторирал во 1976 г. Од 1974–1980 бил шеф на Ревматолошкиот центар (Интерна клиника), од 1980 до 1998 директор на Ревматолошката клиника и декан на Мед. ф. (1994–1996). Бил член на Европската и на Светската лига против ревматизмот. Добитник е на повеќе признанија во СФРЈ и РМ, како и на Француските орден „Palme academique“ (1994) и на италијанскиот „Comendatore dela R. Italiana“ (1995). Почесен професор е на Универзитетот во Кејптаун. Објавил преку 300 трудови во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Клиничка ревматологија*, Скопје, 1994. Сл. М. П.

**ЧАПАРОСКИ, Радослав Трајков** (с. Галичник, 2. IX 1936) – васкуларен хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Дипломирал на


Радослав Чапароски

Мед. ф. (Скопје, 1961), специјализирал општа хирургија (Скопје, 1968), работел на Клиниката за торако-васкуларна и срцева хирургија (1962–2003). Суспецијализација за васкуларна хирургија завршил во Прага (1974). Ги вовел реконструктивните оперативни интервенции при облитерации во аорто-илијачниот сегмент. Публикувал 68 труда. М. Шољ.

**ЧАПЈИ** (Ardeidae) – фамилија средно големи птици од редот штрковидни птици (Ciconiiformes), од кои во Македонија се присутни осум видови: воден бик или букавец (Botaurus stellaris), пурпурна чапја (Ardea purpurea), сива чапја (Ardea cinacrea), голема бела чапја (Egretta alba), мала бела чапја (Egretta garzetta), гривеста чапја (Ardeola ralloides), ноќна чапја (Nycticorax nycticorax) и мал воден бик или мал букавец (Ixobrychus minutus).


Голема бела чапја

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Иван Чаповски

**ЧАПОВСКИ, Иван** (с. Пожарско, Воденско, 12. X 1936) – поет, романсиер, публицист. Завршил Филозофски факултет во Скопје.

Како новинар работел во редакциите на весниците „Вечер" и „Нова Македонија", а како режисер во РТВ Скопје. Бил главен уредник и директор на книгоиздателството „Македонска книга" во Скопје. Член е на ДПМ (1963) и на Македонскиот ПЕН-центар.

БИБЛ.: „Пепел под маслините" (поезија, 1963), „Дожд, по дождот Вера" (поезија, 1965), „Евангелисти" (поезија, 1969), „Убавата Разделина" (поезија, 1973), „Лага" (поезија, 1980), „Граница" (роман, 1982), „Затвори" (поезија, 1983), „Магла" (роман, 1985), „Змија" (роман, 1989), „Дрвените мостови на Вардар" (роман, 1990), „Жените на летото" (поезија, 1992), „Крстан и Сирак" (роман, 1991), „Македонската православна црква Св. Ѓорѓи – културна и национална дејност" (хроника на македонски и на англиски јазик, Мелбурн, Австралија, 1992), „Крвта на еукалиптусот" (роман, 1996), „Сага за писателот" (роман, 1999), „Отровот на тамарискот" (роман, 2002). Р.

**ЧАРАКЧИЕВ (Кожаров), Асен** (Неврокоп, 19. VII 1911 – Неврокоп, 19. XI 1988) – припадник на македонското НОД во Пиринскиот дел на Македонија. Член на ВМРО(Об) (1931). На судскиот процес (1936), заедно со сестра му Мара Димитрова-Петрова и другите судени, изјавил дека е Македонец по националност, а не Бугарин. Учествувал во оружената борба на НОД (1941–1944). Бил активен во остварувањето на културната автономија во Пиринскиот дел на Македонија (по 9. IX 1944). По Резолуцијата на ИБ (1948) отстапил од својата македонска национална определба. Заземал раководни функции во ЦК на БКП, во БАН и во Институтот за историја на БКП при ЦК на БКП.

ИЗВ.: Државен архив на Република Македонија, *фонд* НОБ, к. 33, арх. бр. 228.

ЛИТ.: Васил Јотевски, *Националнаша афирмација на Македонциише во Пиринскиош дел на Македонија 1944–1948*, Скопје, 1996. В. Јот.

**ЧАРДАК (СОФА, ПОТОН, ОТВОРЕН И ЗАТВОРЕН)** – просторија на катот формирана со специфична организација на просториите. Има различна намена, во зависност од климатските услови, економската состојба на имателот, конфесионалната припадност и периодот на градбата. Служи за комуникација, како простор за работа и за одмор (за спиење преку лето), за одржување семејни свечености и сл. К. Гр.

**ЧАРШИ–ЏАМИЈА** (Прилеп, 1475) – подигната од Хаџи Хусеин, син на Абдулах. Има правоаголна основа со димензии 20,25 x 11,30 m, скромна внатрешна декорација и минаре високо 25 m, градено во неколку фази. Тремот бил изграден во сред. на XIX в. Се наоѓа во руинирана состојба.

ЛИТ.: Арх. К. Јованоски, *За Чарши – џамија – Прилеп*, Завод за заштита на спомениците на културата, природните реткости, Музеј и Галерија, Зборник на трудови, бр. 10-11, Битола, 1992. Др. Ѓ.

**ЧАУЛЕ, Киро** (Охрид, 17. III 1918 – Скопје, 3. III 1983) – новинар, учесник во НОБ од 1941 г. Продолжувајќи ја семејната револуционерна традиција (син е на илинденскиот војвода Петар Чауле), уште како младинец се определува за Националноослободителното движење. Бил командант на Осмата велешка бригада (1944), член на првиот редакциски состав на „Нова Македонија" во Скопје и внатрешно-политички известувач и коментатор. Од 1955 г. до пензионирањето бил уредник на Дописната редакција на Радио Скопје. Носител е на воени одликувања. Б. П. Ѓ.


Петар Чаулев

**ЧАУЛЕВ, Петар** (Охрид, 1880 – Милано, 23. XII 1924) – учител, револуционер, учесник во Илинденското востание. Се школувал во Охрид и Битола, учителствувал во Охридско. Бил организатор на револуционерните комитети во Охридско, Преспанско и Леринско (1899). Во Илинденското востание бил војвода и раководител на Охридскиот револуционерен комитет, во 1911 г. бил член на ЦК на ВМОРО. Учествувал во Балканските војни, во Тиквешкото и во Охридското востание (1913). Во времето на бугарската окупација во Првата светска војна бил околиски началник на Охрид. По војната учествувал со Т. Александров и А. Протогеров во создавањето на ВМРО. Бил потписник на Мајскиот манифест (1924). Убиен е од Д. Стефанов, член на ВМРО.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *Жршва на Мајскиош манифесш. Седумдесеш години од убисшвошо на Пешар Чаулев*, „Пулс", 6. I 1995; *Трийо дола Прага-Таборъ-Виена-Милано. Сшраници ошъ борбаша на Македония*, (София, 1927). З. Тод.

**ЧАУСИДИС, Никос** (Ташкент, Узбекистан, 17. VII 1959) – археолог, унив. професор. Студиите ги


Никос Чаусидис

завршува во 1984 г. на Катедрата за историја на уметноста и археологија на Филозофскиот факултет во Скопје, каде што ги завршува и магистерските студии (1992). Стручното издигање го почнува со истражување на археолошките локалитети во Македонија, за подоцна да им даде предност на компаративните проучувања на симболичниот ликовен израз на култните магиско-ритуални објекти и манифестации во паганските словенски и други митови и религии. Докторирал на истиот универзитет (2002) од областа на средновековната археологија. Работи на Филозофскиот факултет во Скопје како професор по Музеологија и занаетчиски технологии и Ликовна семиотика.

БИБЛ.: *Мишскише слики на јужнише Словени*, Скопје, 1994**;** *Дуалисшички слики – богомилсшвошо во медиумош на сликаша*, Скопје, 2003. Љ. Џ.


Боро Чаушев

**ЧАУШЕВ, Боро** (Неготино, 6. XI 1917 – Скопје, 22. II 2001) – припадник на работничкото и на комунистичкото движење пред војната, учесник во НОБ, генерал. Член на Спортското друштво „Вардар" во Неготино (1936–1939). Член на СКОЈ и на КПЈ (од 1940) и на МК на КПЈ за Неготино (од 1941). Активно вклучен во НОД (1941–1944), првин како борец на НОПО „Добри Даскалов" и во баталјонот „Страшо Пинџур", а потоа во Четвртата бригада, во 41., 48. и 50. дивизија, ги извршувал функциите од четен до дивизиски комесар. Делегат на Првото заседание на АСНОМ.

По Ослободувањето ги извршувал функциите: командант на Народната милиција на Македонија, командант на ГШ за НО на СРМ, претседател на СЗБНОВ на Македонија, член на ЦК на КПМ, на Претседателството на ЦК на КПМ, на Советот на Федерацијата, делегат (во повеќе свикувања) на Собранието на СФРЈ и на СРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: *Извори за ослободителната војна и револуцијата во Македонија 1941–1945*, I, кн. трета, Скопје, 1970; *Лексикон Народноослободилачког рата и револуције у Југославији 1941–1945,* Београд, 1980. Г. Малк.


Крсте Чачански

**ЧАЧАНСКИ, Крсте** (с. Драслајца, Струшко, 25. IX 1949 – Струга, 13. II 2003) – поет, раскажувач, романсиер. Завршил Филолошки факултет во Скопје. Бил директор на Домот на културата во Струга. Вистинската книжевна афирмација ја доживеал со расказите и романите. Патилата и црнилата на македонскиот човек, судбината на откорнатикот, родното поднебје и нивната универзалност се посведочуваат со сопствен автентичен исказ.

ДЕЛА: Стихозбирки: *Бреговина*, Ск., 1972; *Лавиринт,* Ск., 1992; поезија за деца *Азбукар*, Ск., 1995; книги раскази *Писма*, Ск., 1982; *Бермудски триаголник*, Ск., 1992; *Индиго и Квазар*, Ск., 1999; романи: *Божјиот сон*, Ск., 1994; *Сенката на лилјакот*, Ск., 1997 и *Книга на небото*, Ск., 2000. В. Тоц.

**ЧАШКА** – село во Велешко. Се наоѓа на крајниот јужен дел на Бањичко Кале, од левата страна на р. Тополка, на надморска височина од околу 240 m. Преку регионален пат е поврзано со Велес. Има 1.471 ж., од кои 1.425 се Македонци и 44 Срби. Населението се занимава со одгледување житни и градинарски култури и тутун. Тоа е седиште на општина што зафаќа површина од 81.945 ha, со 42 населени места во кои живеат 7.673 ж. Постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.


Панорама на селото Чашка, Велешко


Коле Чашуле

**ЧАШУЛЕ, Коле** (Прилеп, 2. III 1921) – раскажувач, романсиер, драмски писател, публицист и дипломат. Средно образование завршил во Битола, потоа студирал медицина во Белград, но по окупацијата на Југославија од страна на германските окупатори, се враќа во родниот град, каде што учествува во подготовката и кревањето на Антифашистичкото востание од 11 октомври 1941 г., а потоа во Народноослободителната војна (1941–1944). По ослободувањето на земјата бил на разни функции во општествениот живот: директор на Радио Скопје, директор на Драмата при МНТ, главен и одговорен уредник на списанието „Разгледи“, потоа бил југословенски конзул во Канада и амбасадор на СФРЈ во Боливија, Перу и во Бразил. Член е на ДПМ од 1947 год. Почесен член е на МАНУ (од 2003). За творештвото на Коле Чашуле имаат пишувано речици сите позначајни македонски критичари и писатели (Старделов, Ѓурчинов, Ал. Спасов, Г. Тодоровски, Јован Бошковски, М. Матевски, А. Алексиев, М. Друговац, П. Т. Бошковски, Т. Чаловски и др.). „Книжевното творештво на Коле Чашуле – вели Г. Тодоровски во една од своите студии за творештвото на овој автор – создавано главно како паралелен тек на една негова богата и динамична општествено-политичка актива, ја населува македонската литература во неколкуте децении од средината на овој век, во временски растег што само досега изнесува повеќе од три децении, а по своето значење за повоениот бујат растеж на нашата култура и уметност претставува мошне забележлив прилог...“

БИБЛ.: Драми: *Една вечер*, 1948; *Последните гаврани*, 1950; *Вејка на ветрот*, 1957; *Бразда*, 1958; *Црнила,* 1960; *Игра или социјалистичка Ева*, 1961; *Градскиот саат*, 1965; *Вител*, 1966; *Партитура за еден Мирон*, 1967; *Земјаци*, (1967), *Тројца и вистината*, 1967; *Како што милувате: Оставка на еден карипски министер за внатрешни работи или Достига на самиот врв од највисоката власт*, 1975; *Суд*, 1978; *Житолуб*, 1981; *Дивертисман за еден Стрез*, 1967-1990; *Роднокрајци*, 1987; *Тибурсио и Синфороса*, 1988; *Вејка, два*, 1989; *Сон прв*, 1991; *Сон втор и по него друг*, 1992; *Модус мориенди*, 1992; *Лакримула*, 1993; *Маркувот во четири гласа* 1995. Романи – *Простум*, 1970; *Премреже*, 1-2 (1977); *Вомјази*, 1981; *Имела*, 1982; *Горчила*, 1983; *Канадски фрагменти*, 1985; *Конзулски писма*, 1987; *Така е, ако ви се чини*, 1994; *Лимб*, 2002; раскази: *Првите дни*, 1950; *Раскази*, 1953; *Само сказни*, 2000; *Ништо*, 2003; есеи: *Записи за нацијата и литературата*, 1985, *Нови записи*, 1989, *Македонски дилеми*, 1992; *Резиме за мојата генерација*, 1998; *Болно племе*, 2000; *А, бре, Македонче*, 2003; *Тој што нема име*, роман, 2004; *Патот од себеси*, роман, 2006; *Чинким велена*, 2009; *Антимемоари*, 2009.

ЛИТ.: Милосав Мирковиќ: *Лугето и симболите во драмите на К. Чашуле*, V Рацинови средби, 1968; Г. Тодоровски: *Читајќи го Чашуле*, Избрани дела, IX, Скопје, 2006. П. Гил.


Слободан Чашуле

**ЧАШУЛЕ, Слободан** (Скопје, 27. IX 1945) – новинар, општественик, политичар и државник. Дипломирал филологија и докторирал на Понтифицискиот католички универзитет во Лима (Перу). Со новинарство почнал во Телевизија Скопје (1965), уредник на Дописништвото на Танјуг за Македонија, потоа дописник од Перу, Бразил и Мексико. Во периодот 1990–1994 г. бил директор и главен и одговорен уредник на Македонското радио. Во наредните години е водител на ноќната програма и колумнист во

„Дневник". Од 1998 г. се вклучува во политиката, станува министер за надворешни работи (2001–2002) и пратеник во Собранието на РМ (2002–2006). Колумнист на „Неделно време" и основач и главен уредник на сп. „Macedonian Afairs " (2005) и на „Глобус". Б. П. Ѓ.


Данчо Чевревски

**ЧЕВРЕВСКИ, Данчо** (Скопје, 17. V 1951) – актер и продуцент. На филм дебитира во 1975 г. во историскиот спектакл „Атентатот во Сараево", но најквалитетните остварувања ги постигнува по успешната улога на младиот Стеван во спектаклот „Најдолгиот пат". Од другите улоги посебно се истакнува интерпретацијата на ликот на младиот музичар во филмот „Хајфај", кој има сериозни морални разидувања со татка си. Убедлив е во реализацијата на ликови на пожртвувани борци, урбани губитници, непоправливи криминалци во филмовите: „Пресуда", „Црвениот коњ", „Доротеј", „Тетовирање", „Ципси меџик". Г. В.

**ЧЕВРЕСКА, Стефка Михајлова** (Скопје, 5. XI 1927) – физиолог, унив. професор. Мед. ф. завршила во Скопје. На Институтот за физиологија при Мед. ф. е од 1956 г. Работела во областа на ендокринологијата. Била шеф на Катедрата и продекан на Мед. ф. Коавтор е на практикум по физиологија. Д. С.-Б.


Вера Чејковска

**ЧЕЈКОВСКА, Вера** (Скопје, 16. X 1954) – физичар и сеизмолог, доктор на физички науки, поет и есеист. Основно училиште и гимназија завршила во Кавадарци (1973), а потоа дипломирала применета физика на Природно-математичкиот факултет во Скопје (1979) и магистрирала на студии по физика на внатрешноста на Земјата на Геофизичкиот завод „Андрија Мохозоровиќ" при Природно-математичкиот факултет на Универзитетот во Загреб на тема „Osnovne metode i modeli fizike žarišta tektonskog potresa. Metode određivanja mehanizma žarišta potresa – rasjeda" (1990). Докторирала на физички науки на Природно-математичкиот факултет во Скопје на тема „Примена на сеизмичкиот момент во истражувањето на земјотресните жаришта во Република Македонија" (2005). Вработена е во Сеизмолошката опсерваторија при истиот факултет (од 1980). Била член на редакциите на сп. „Стожер" (1998–2000 и 2002–2004) и на „Ревија на Македонскиот П.Е.Н. центар" (1996–2000, а од декември 2006 г. и актуелен главен уредник). Преведува од англиски јазик. Секретар е на Македонскиот П.Е.Н. центар (од декември 2006). Автор е на пет збирки поезија и голем број научни, стручни и научно-популарни трудови.

БИБЛ.: поезија - *Човек и врата,* Скопје, 1975; *Множење на словото,* Скопје, 1986; *Опит,* Скопје, 1992; *Отсуството на Благот,* Скопје 1993; *Рабови,* Скопје, 2007; Lesimi i dritës, Shkup, 2000 (избор на албански јазик): *Отсуството на Благот* II, Битола, 2008 (избор). С. Мл.

**ЧЕЛЕБИ, Исхак** (Ishak } elebi), (Скопје, 1493 – Дамаск, 1537) – турски поет од средновековната диванска литература. Бил професор на медресите во Скопје, Серез, Едрене, Бурса. Ја завршил највисоката османска медреса Сахн во Истанбул. Бил мудерис-соработник на истата медреса. На многу места бил кадија. Литературниот опус опфаќа: еден диван (собрани касида и газели напишани на турски, арапски и персиски јазик), два шехренгиза (еден за Скопје, друг за Бурса), Селим-наме (книга за Султан Селим) и хроностихови.

ЛИТ.: Докторска дисертација на Ванчо Бошков, *Љубовна лирика-газелијат на Исхак Челеби,* одбранета на Филозофскиот факултет во Сараево, 1969. А. Аго

**ЧЕЛЕНКА** – невестински украс за на глава, изрaboтен од чаталесто дреново дрво, обвиткано со шарени крпи. Се придржувала на главата со ремче под гушата, а со други ремчиња се прикачувала за рамото на горната облека. Од неа се спуштале надолу низи од пари или монистра што ѕвонеле при одењето. Престанала да се носи кон крајот на XIX в. Ј. Р.-П.


Челенка


Емин Челику

**ЧЕЛИКУ, Емин Калош** (с. Црвица, Кичевско, 13. II 1951) – поет, раскажувач, романсиер, драмски писател и писател за деца. Основно образование завршил во родно место, а образованието го продолжил во Учителската школа во Скопје. Студирал книжевност и дипломирал на Филозофскиот факултет во Приштина. Еден период работел како учител и наставник во Скопско, а потоа како главен уредник на списанието „Стили '77", орган на ДПАМ, и како директор на книгоиздателството „Асдрени" во Скопје. Член е на ДПМ (1987).

БИБЛ.: *Птицата што дојде со една песна,* 1982; *Зајакот со пушка,* поезија, 1983; *Сонцето слегува од планините,* новела, 1986; *Мечка без опашка,* проза и поезија, 1986; *Погребот на гаврраните,* роман, 1986; *Снежни години,* роман, 1990; *Барабаните на телалот,* сатира, 1992; *Господару лаат птиците,* драми, 1993; *Тројанскиот коњ низ Бит-пазар,* сатира, 1994; *Тато има две невести,* роман, 1995; *Грозење,* 1996; *Волкот знае една игра,* поезија, 1997; *Градот на кукавиците,* роман, 1997; *Синока спиев со есента,* поезија, 1999; *Жугалото стадо го гони авторот,* драми, 2000; *Јавна куќа,* сатира, 2000; *Смртта ме сакаше помалку од тебе,* поезија и проза за возрасни, 2003. Н. С.

**ЧЕЛИЧНИ МОСТОВИ И КОНСТРУКЦИИ**. Кај нас датираат од крајот на XIX в., кога се во изградба двете железнички линии: Скопје–Солун и Солун–Битола. Позначајни мостови се: на р. Вардар во Скопје, Градец и Удово, на р. Црна во Стоби и на р. Бошава во Д. Капија (најдолг мост, 171 m). На р. Србиновачка (1970) е изграден железнички мост со најголеми распони (52,64 + 65,8 + 52,64 m). Челични мостови на патишта изградени меѓу двете светски војни се: на р. Вардар во Скопје и кај Криволак (најдолгиот мост). Најголемиот мост во РМ, со спрегната конструкција од 368,8 m, е изграден на акумулацијата Шпиље во близина на Дебар (1970–1972). Мостови со коси затеги се изгра-

дени на р. Вардар во Скопје и во Велес, а се наменети за пешаци (1994–2000). По 1960 г. речиси сите поголеми индустриски капацитети и спортски сали се изградени како челични (Рудници и Железарница „Скопје", „Фени" – Кавадарци, „Југохром" – Тетово, РЕК „Битола", спортските сали во Битола, Прилеп, Охрид, Скопје, Велес и др.). Р. Д. и С. Т.

**ЧЕЛОПЕК** – село во Гостиварско. Се наоѓа во горнополошката рамнина, од десната страна на р. Вардар, на надморска висина од околу 500 m. Со Гостивар е поврзано со локален асфалтен пат. Тоа е населено со Албанци, чиј број е во постојан пораст. Во 1953 г. во него живееле 2.825 ж., а во 2002 г. тој број се наголемил на 6.748. Порано бил центар на општина, во која влегувале 4 села, денеска е во состав на Општината Гостивар. Населението се занимава со одгледување на житни и градинарски култури, а еден дел од жителите се наоѓаат на работа во странство. Во Челопек постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.


Глигор Чемерски

**ЧЕМЕРСКИ, Глигор (Гиче)** (Кавадарци, 9. III 1940) – сликар, особено значаен претставник на новата фигурација во шеесеттите години, заслужен за афирмацијата на македонската култура во светот. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1965). Во штафелајното сликарство создава експресионистички дела, проникнати со поетски реализам и фантастика („Лудата Грета", 1962/63, „Чувар на гнездо", 1964, „Инстинкт за летање", 1968). Подоцна се сосредоточил врз автохтона интерпретација на средновековната иконографија. Особено значајни се неговите монументални мозаични композиции „Топла земја" (1971) во Стопанска банка во Скопје и „Споменикот на слободата" во Кочани (1981).

ЛИТ.: Борис Петковски, *За творештвото на Глигор Чемерски*; Стеван Станиц, *С куполом од плавог неба*, во: *Глигор Чемерски* (каталог), Скопје, 1987. С. Аб.-Д.


Ангел Чемерски-Януш

**ЧЕМЕРСКИ-ЈАНУШ, Ангел** (Кавадарци, 31. III 1923 – Скопје, 18. XI 2003) – економист, комунистички деец, првоборец и државник. Бил член на СКОЈ (1938), секретар на Бирото на СКОЈ во Трговската академија во Битола (1940), член на МК на СКОЈ во Кавадарци (1942–1943) и на КПЈ (1942), а потоа борец на Тиквешкиот НОПО „Добри Даскалов" (од 14. V 1943), раководител на Одделението за агитпроп во НО баталјон „Страшо Пинџур" (24. IX 1943) и во Втората македонска НОУБ (декември 1943 – мај 1944), секретар на ОК на СКОЈ во Кавадарци, член на Вториот обласен комитет на СКОЈ во Битола, секретар на Третиот обласен комитет на СКОЈ во Штип, член на Третиот обласен комитет на КПМ, секретар на Окружниот комитет на СКОЈ и на КПМ во Струмица (февруари – мај 1945) и во Битола. По Ослободувањето бил началник на Персоналното одделение во Министерството за индустрија на НРМ (1945–1947), началник на Планската комисија при Владата на НРМ (1947–1948), помошник-министер за индустрија во Владата на НРМ (1948), претседател на Комитетот за комунални работи на НРМ (1950–1951), претседател на Стопанскиот совет на Владата на НРМ (1951–1952), генерален директор на Дирекцијата за прехранбена и тутунска индустрија на НРМ (1952–1953), заменик-директор на Заводот за стопанско планирање на НРМ (1953–1959), потоа и директор (1959–1963). Дипломирал на Економскиот факултет во Скопје и се оддал на политички должности: член на Извршниот совет на Собранието на СРМ (1963-1965), член на ЦК, секретар на Извршниот комитет и член на Претседателството и претседател на ЦК на СКМ (1969–1982), член на Претседателството на СКЈ, сојузен пратеник и претседател на Сојузниот одбор за план и финансии, член и претседател на Претседателството на СРМ. Носител е на Партизанска споменица 1941.

БИБЛ.: *Триесет години на Комунистичката партија на Македонија,* „Гласник", ИНИ, XVII, 1, Скопје, 1973, 9-22; 30 *години на СКМ,* „Погледи", X, 1, Скопје, 1073, 3–20; *Сојузот на комунистите во борбата за нови односи,* Скопје, 1975; *Сојузот на комунистите на Македонија во натамошниот развој на социјалистичките самоуправни односи,* Скопје, 1978.

ЛИТ.: *Биографија на Ангел Чемерски,* XXXVIII, 12549, „Нова Македонија", Скопје, 10. IV 1982, 2. С. Мл.

**ЧЕМПРЕС (КИПАРИС)** (Cupressus L., фам. Cupressaceae) – род со 10-15 вида зимзелени дрвја од Северната хемисфера. Летораститe се покриени со ситни, спро-


Г. Чемерски: „Охриѓанки" (1997)


Медитерански чемпрес

тивно поставени лушпести листови, на напречниот пресек четвороаголни. Шишарките се колку орев, одрвенети. Во РМ се култивираат следниве видови: C. sempervirens L. – чемпрес (кипарис) од Медитеранот, со темнозелена боја на круната; и C. arizonica Green. – аризонски чемпрес од Северна Америка, со сивозелена до сребренеста боја на круната. Сушоотпорен и многу успешен во пошумувањата на голините во Повардарието. Ал. Анд.



Амулети од т.н. глава-јавач, Чемрен, Мариовско

**ЧЕМРЕН** – средновековен град/тврдина кај влезот на Црна Река во Мариово. Единствените изворни вести се зачувани кај биографот на Стефан Душан, кој вели дека градот Чемрен потпаднал под српска власт истовремено со српското освојување на градовите Охрид и Прилеп, при Душановиот воен налет на југ (1334).

ЛИТ.: Т. Томоски, *Македонија низ вековиѿе. Градови, ѿврдини, комуникации*, Скопје, 1999. Б. Петр.



Вангел Чемчев

**ЧЕМЧЕВ**, **Вангел (Лаки)** (Воден, Егејскот дел на Македонија, Р.Гр., 4. IV 1937) – филмски и телевизиски монтажер, режисер и сценарист. Во „Вардар филм" се вработува во 1959 г. како асистент-монтажер. Како монтажер на игран филм дебитира со филмот „Македонска крвава свадба" (1967). Реализирал повеќе од 100 филма, од кои 11 се играни. Автор е (како сценарист, режисер и монтажер) и на над 30 телевизиски документарни филма. В. Масл.

**ЧЕПИНЧИЌ, Мирослав** (Стари Трг, 18. IV 1941) – филмски критичар и телевизиски режисер. По дипломирањето на Филозофскиот факултет во Скопје, се занимава со филмска критика и публицистика. Извесен период работи во Македонската телевизија како режисер, а од 1984 г. до пензионирањето работи во Кинотеката на Македонија, каде систематски го истражува домашното филмско наследство. Автор е на книгата „Македонскиот игран филм" (во два тома). Иг. Ст.



Методие Чепреганов

**ЧЕПРЕГАНОВ, Методие Василев** (Штип, 28. VI 1936) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил во Скопје (1964) и се вработил на Нервната клиника (1964–2001), каде што бил и директор (1988–1995). Специјализирал (1968) и докторирал (1984) од областа на неврофизиологијата. Еден од највеминентните претставници на неврофизиологијата кај нас, епилептолог и дијагностичар во имиџинг технологијата во неврологијата. Автор е на бројни монографии од епилептологијата и неврофизиологијата.

БИБЛ.: *Еџилеџѿологија и мозочни ѿумори*, Скопје, 1986; *Клиничка елекѿроенцефалоѓрафија*, Скопје, 2003; коавтор: *Маѓнеѿнаѿа нуклеарна резонанција во ѿаѿолоѓија на мозокоѿ*, Скопје, 1996; *Базични ѿринциѿи на маѓнеѿнаѿа нуклеарна резонанца*, Скопје, 1998; *Imagerie des Epilepsies, 1996; Еџилеџѿолоѓија*, Скопје, 2005. Ил. Џ.

**ЧЕПРЕГАНОВ, Михаил** (Штип, 8. III 1929) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1984 до пензионирањето во 1989 г.) по групата предмети Организација, технологија и економика на градбата. Специјализирал монтажна станбена изградба во СССР (1966). Пред изборот за доцент (1974) работел во Заводот за станбено-комунално стопанисување. Магистрирал во ИЗИИС (1972), докторирал во 1979. Љ. Т.

**ЧЕПРЕГАНОВ, Тодор** (Штип, 20. IX 1955) – историчар, научен советник и директор на Институтот за национална историја во Скопје. Основно училиште завршил во Штип, гимназија во Скопје, а дипломирал на Филозофскиот факултет (Група историја, 1979). Откако се вработил како асистент во ИНИ (1979), магистрирал на тема „Одгласот на Ослободителната војна и револуција во Југославија во печатот на САД (1941 – мај 1945) (1989) и докторирал на тема „Велика Британија и македонското прашање во светлината на меѓународните односи (2 август 1944 – 1949)" (1993). Бил претседател на Сојузот на друштвата на историчарите на РМ и член на редакцијата на сп. „Историја". Престојувал на студиски истражувања во САД, Велика Британија, Србија и Бугарија. Коавтор е на повеќе учебници.



Тодор Чепреганов

БИБЛ.: *Куманово и Кумановско во НОВ (1941–1945). Докуменѿи*, Куманово, 1988 (со коавтори); *Американскиоѿ ѿечаѿ за НОВ во Југославија (1941–1945) – со осврѿ на Македонија*, Скопје, 1992: *Велика Бриѿанија и Македонија. Докуменѿи*, т. I–III, 1944–1948, Скопје, 1995, 1996 и 1998; *Велика Бриѿанија и македонскоѿо национално ѿрашање (1944–1948)*, Скопје, 1997; *Исѿориски аѿлас*, Скопје, 1998 (со коавтори); *Бриѿанскиѿе воени мисии во Македонија 1942–1945*, Скопје, 2000; *Судироѿ на бриѿанскиѿе и ѓерманскиѿе инѿереси на Балканоѿ во ѿекоѿ на Вѿораѿа свеѿска војна*, Скопје, 2000; *Бриѿанскаѿа уѿрава за сѿецијални оѿерации (СОЕ) во Македонија, Скоѿје*, 2001; *Воениѿе мисии на Соединеѿиѿе Американски Држави во Македонија 1944–1945, Докуменѿи*, т. I, Скопје, 2008.

ЛИТ.: *50 години Инсѿиѿуѿ за национална исѿорија 1948–1998*, Скопје, 1998, 149–150. С. Мл.

**ЧЕРЕПНАЛКОВСКИ, Илија Софрев** (Галичник, 2. VIII 1932) – машински инженер. Дипломирал на Машинскиот факултет во Белград (1959). Работел во Свиларниот комбинат во Велес (1959–1961), во Ремонтниот завод за локомотиви – Скопје (1961–1964), во Енергетика на Рудници и железарница – Скопје (1964–1970) и на Машинскиот факултет во Скопје (1970–1997). Во 1962 г. е избран за хонорарен асистент. Докторирал во 1979 г. Истовремено бил избран за редовен професор. Во 1975 г. осум месеци престојувал во PENSTATE Пенсилванија, САД, како визитинг-професор на Фулбрајт. Во 1977–1980 г. бил декан на Машинскиот факултет во Скопје. Автор е на повеќе учебници и монографии. Учествувал на конференции во Париз, Виена, Стокхолм, Токио, Хаг, Перди, Тронтхајм, Прага, Анталија, Грац,

Пловдив, и др. Меѓународна соработка имал со Франција, Англија, САД, Чешка, Германија и Јапонија. Раководел со изработка на: стручни, апликативни и научноистражувачки проекти (151) од кои значаен број се релизирани. Сл. А.


Војдан Чернодрински

**ЧЕРНОДРИНСКИ, Војдан** (с. Селци, Дебарско, 2. I 1875 – Софија, 8. I 1951) – основоположник на македонската драмска литература и на македонската театарска дејност, поет, драмски автор, општественик, публицист. Во 1894 г., заедно со неколкумина соученици Македонци во Првата машка гимназија во Софија, ја формира театарската група „Македонски зговор", за чиј репертоар ги пишува едночинките „Дрварите" и „Во меаната" (играни во следната 1895 г.). Инспириран од една дописка во весникот „Реформи" ја создава најзначајната своја битово-социјална драма во пет чина „Македонска крвава свадба", како прва драма на македонски народен јазик. Таа е премиерно изведена под специфични околности на 20. XI 1900 г. во преполниот салон на „Славјанска беседа" во Софија. Во периодот 1900–1928 г. оваа пиеса има доживеано над 1000 театарски изведби во Македонија, Србија и Бугарија. Постигнатите успеси го мотивираат нејзиниот автор да пристапи кон организација на ансамблот што ја изведува. Така создава нова театарска трупа „Скрб и утеха" (13. V 1901) што набргу прераснува во „Столичен македонски театар" и со тоа се удираат темелите на македонскиот модерен театар. Тој е автор и на првата македонска оперетка „Срешта", посветена на Гоце Делчев по повод неговото загинување (1903). Во постилинденскиот период формира уште два театарски ансамбла: „Македонско-одрински театар" (1907) и „Илинден" (1923), а во 1936 г., во рамките на новооснованиот Македонски литературен кружок околу Редакцијата на в. „Македонски вести" во Софија, прави интервенции во својата „Македонска крвава свадба" и таа се изведува во новооснованиот Македонски народен театар. Оваа драма е преобјавувана и изведувана од македонското иселеништво во САД, а живее и денес во МНТ во Скопје. Создава и други драмски текстови (на македонски и на бугарски јазик), објавени во пет тома во „Собрани дела", подготвени од А. Алексиев (Скопје, 1976).


МАКЕДОНСКА
КЪРВАВА СВАДБА
В. Чернодрински: „Македонска крвава свадба", првото издние (1900)

ЛИТ.: Александар Алексиев, *Основоположници на македонската драмска литература* (1976); Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Јелена Лужина, *Историја на македонската драма (македонска битова драма)* (1995). В. М.-Ч.


Владо Черноземски

**ЧЕРНОЗЕМСКИ, Владо** (с. Каменица, Велинградско во РБ, 19. X 1897 – Марсеј, Франција, 9. X 1934) – атентатор на михајловистичката ВМРО, ликвидатор на истакнати македонски дејци, како и на југословенскиот крал Александар Караѓорѓевиќ. Вистинското име му е Величко Димитров Керин, Бугарин, шофер и саатчија во Софија, познат во ВМРО како „Владо Шоферот", со фалсификувани документи како „Величко Георгиев" од Разлошко и како „Владо Димитров Черноземски" и „Владимир Димитров Владимиров" од штипското село Патрик, а загинува под лажното име „Петер Келеман", кога (во соработка со хрватското усташко движење) ги убива југословенскиот крал Александар и францускиот министер за надворешни работи Луи Барту, а го ранува генералот Жорж. Како професионален атентатор на В. Михајлов, тој е убиец и на познатиот македонски револуционер и публицист Димо Хаџидимов (12. IX 1924) и на илинденскиот крушевски револуционер и послешен протогеровист Наум Томалевски (2. XII 1930). Опеан во народната песна како „херој македонски".

ЛИТ.: Блаже Ристовски, *Македонската кауза. Реагирања полемики интервјуа*, Скопје, 2003, 171–173; Вида Боева Попова, *70 години от събитието в Марсилия*, „Македония", XLII, 18, София, 25. X 2004, 8. Бл. Р.


Христо Чернопеев

**ЧЕРНОПЕЕВ, Христо** (с. Дерманци, Плевенско, Бугарија, 16. VII 1869 – Криволак, Неготинско, 5. XI 1915) – Бугарин, подофицер во бугарската армија (до 1899), илинденски војвода. Во ТМОРО бил придобиен од Г. Делчев, станал близок соработнк на Сандански, потоа кукушки војвода (од 1900) и војвода во Горноџумајско (1901–1902). Учествувал во пленувањето на мис Елен Стон и во Илинденското востание. Бил окружен војвода и раководител на Струмичкиот револуционерен округ (1903–1908), учествувал на Рилскиот конгрес (1905). Бил меѓу основачите на Народната федеративна партија и учесник во походот на Цариград (1909), но и член на ЦК на ВМОРО на Тодор Александров (1911), учесник во Балканските и во Првата светска војна, кога и загинал во битката кај Криволак.

ЛИТ.: *Движението отсамъ Вардара и борбата съ върховиститѣ. По спомени на Яне Сандански, Черньо Пеевъ, Сава Михаиловъ, Хр. Куслевъ, Ив. Анастасовъ Гърчето, Петръ Хр. Юруковъ и Никола Пушкаровъ*, София, 1927. В. Ѓ.

**ЧЕРУПКАРИ** (*Ostracoda*) – многу ситни ракчиња. Живеат на дното, поретко планктонски, во морињa и во копнени води. Името го добиле од зборот *ostraeon* гр. черупка, бидејќи телото им е заштитено со черупка од два капака. Претставени се со 2.000 рецентни и околу 12.000 фосилни видови. Од оваа група ракчиња во Македонија има 172 вида, од кои 44 видови се ендемични и тоа 33 се од Охридското Езеро.

ЛИТ.: P.F., Holmes, *Ostracoda of Lake Ohrid*, Arh. Hydrobiol., 1937, 31(3): 484-500; Trajan Petkovski, Claude Meisch, Karel Wouters, *Taxonomic Revision of the Freshwater Ostracoda species Cypridopsis lusatica Schafer*, 1943 (Crustacea) from Macedonia, Bull. Soc. Nat., Luxembourg, 1992, 96: 167-183; група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of

environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ЧЕТВОРКА** (*чифшелија*) – жичен бордунски музички инструмент од персиско-арапско потекло, од фамилијата тамбури. Според обликот не се разликува од другите тамбури. Има четири жици, наштимани двогласно во два пара. На првите жици се свири главната мелодија, а на другиот чифт се бордунира. На неа се музицира соло, но почесто ги придружува народните песни.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народниѿе музички инсѿрременѿи во Македонија,* Скопје, 1986, 41. Ѓ. М. Ѓ.



Четвороевангелие, ракопис од Слепченскиот манастир, Демирхисарско (1548)

**ЧЕТВОРОЕВАНГЕЛИЕ ОД МАНАСТИРОТ СЛЕПЧЕ** – македонски ракопис од 1548 год. Од 1950 год. се чува во Народната библиотека на Србија (Белград), сигн. Рс 102 (I + 263 хартиени листови). Јазичните особености упатуваат на западномакедонско потекло на ракописот. На последниот 263 л. писарот го забележал своето име Висарион. Истиот писар во Златоустот во НБКМ, бр. 187, Софија, кажува за себе дека е јеромонах од Дебар и книгата ја напишал во манастирот Продром. В. Д.

**ЧЕТВРТА ЗЕМСКА КОНФЕРЕНЦИЈА НА КПЈ** (Љубљана, 24–25. XII 1934). Одржана е по сугестија на Коминтерната. Била донесена и резолуција за националното прашање, во која на национално потиснатите народи во Југославија им се признава правото на самоопределување до отцепување, кое може да се реализира со заедничка борба. Било донесено и решение за формирање национални комунистички партии на Словенија, Хрватска и Македонија.

ЛИТ.: *Историја на Сојузоѿ на комунисѿиѿе на Јуѓославија*, Скопје, 1985; *Извори за исѿоријаѿа на СКМ. Докуменѿи и маѿеријали 1921–1941*, I, 2. Редакција, превод и коментари Иван Катарџиев, Скопје, 1985. О. Ив.

**ЧЕТВРТА МАКЕДОНСКА МЕРИДА** – автономна област, формирана по паѓањето на Македонија под римска власт (168 г. пр. н.е.), со одлука на римскиот Сенат. На претставниците на македонските градови одлуката им ја соопштил римскиот конзул Емилиј Павел на Собранието во Амфиполис (167 г. пр. н.е.). Ги зафаќала западните делови на Македонија (Горна Македонија), до Епир и Илирија, како и дел од Пајонија и од Девриоп. Главен град на областа бил Пелагонија. Основни административни единици биле градските општини (civitates), а на чело се наоѓало собрание составено од претставници на градовите.

ЛИТ.: Ф. Папазоглу, *Македонски ѓрадови у римско доба*, Скопје, 1957. К. Ац.

**ЧЕТВРТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (Лисец, на пл. Плачковица, 24. VII 1944 – 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од Плачковичкиот НОПО, делови од Втората и Третата македонска НОУ бригада и од новопристигнати борци. Водела борби против бугарските сили кај с. Митрашинци, Беровско (14. VIII), на пл. Плачковица (16. VIII), кај Берово (23. VIII), извршила напад на Виница (30. VIII), а по борбите со германските сили – ја ослободила Струмица (9. IX), по што влегла во составот на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ (17. IX – средината на октомври 1944) и продолжила со борби со германските сили кај Струмица, селата Нова Маала и Амзали и по комуникацијата Струмица–Берово (22. IX – 3. X). Во содејство со други единици, го ослободила Берово (13. X) и продолжила да ги напаѓа германските колони во реонот на Голеш, кај Костурино, на комуникацијата Валандово-Струмица, а потоа ги ослободила Валандово, Удово и Дојран (7. XI), по што била упатена да ја затвори југословенско-грчката граница од Гевгелија до тромеѓето со Бугарија.

ИЗВ.: ДАРМ, Скопје, ф. 4-та македонска НО бригада, 1944–1945; Зб. НОР, т. VII, кн. 3, Београд, 1954.

ЛИТ.: Раде Гогов, *Младосѿ ѿлачковичка,* Четврта македонска народноослободителна бригада, Београд, 1971; истиот, *Воениѿе оѿерации на IV македонска народноослободиѿелна ударна бриѓада за ослободување на Сѿрумица и Сѿумичко во НОВ од сеѿѿември 1943 до 15 мај 1945 ѓодина,* Струмица и Струмичко во НОВ 1943–1945, Струмица, 1983, 151–165; истиот, *Формирањеѿо на 4-ѿа македонска народноослободиѿелна бриѓада и нејзиниѿе дејсѿва во Кочани,* Кочани и Кочанско во НОВ 1941-1945, Кочани, 1985, 368–379; истиот, *Дејсѿвијаѿа на IV македонска народноослободиѿелна ударна бриѓада за ослободување на Берово и Беровско од фашисѿичкиѿе окуѿаѿори,* Малешевијата во НОВ и Револуцијата 1941–1945, Штип, 1986, 145–154; д-р Војо Кушевски, *Радио-сѿаницаѿа на IV народноослободиѿелна бриѓада, 50-ѿа народноослободиѿелна дивизија и III бреѓалничко-сѿрумички корѿус на НОВ и ПО на Македонија,* „Историја“, XXXIII, 1–2, Скопје, 1997, 31–49; доц. д-р Методија Манојловски, *Чеѿврѿаѿа македонска народноослободиѿелна бриѓада,* Скопје, 2004. С. Мл.

**ЧЕТВРТА МАКЕДОНСКА ШИПТАРСКА (АЛБАНСКА) УДАРНА БРИГАДА (позната и како Седма македонско-шиптарска НО бригада)** (пл. Караорман, Струшко, 26. VIII 1944 – 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од Шиптарскиот НОПО и од новопристигнати борци од албанска националност од Де-



Борците на Четвртата македонска народноослободителна бригада (1944)



Борци на Четвртата македонска шиптарска ударна бригада (Дебар, 1944)

барско, Струшко и Кичевско. Подоцна влегла во составот на Четириесет и осмата (македонска) дивизија на НОВЈ. Дејствувала главно во дебарско-струшкото подрачје против германските колони и балистичките сили, учествувала во нападот на Кичево (8. X), во борбите на превојот Ќафасан, кај селата Радолишта и Заграчани (Струшко, 8. X), во нападот (29. X) и ослободувањето на Струга (8. XI) и ја затворила македонско-албанската граница во тој реон, во борбите за ослободување на Кичево и Гостивар. Била прогласена за ударна (7. I 1945) и преименувана во Седма шиптарска народноослободителна ударна бригада, прераспределена во Четириесет и втората (македонска) дивизија, со која учествувала во пробивот на Сремскиот фронт (12. IV – 15. V 1945) и во ослободувањето на Славонска Пожега и Загреб.

ИЗВ.: „Билтен“ на ВШ на НОВ и ПОЈ, IV, 46-47, Положај, ноември-декември 1944.

ЛИТ.: Боро Митровски, *Поважни настани во Народноослободителната борба во западна Македонија,* „Гласник“ на ИНИ, III, 1, Скопје, 1959, 5–43; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонската војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 97-99. С. Мл.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ВТОРА ДИВИЗИЈА НА НОВЈ** (1944–1945) – воена единица формирана на 7. IX 1944 г. во с. Лисиче, Велешко. Во нејзиниот формациски состав влегле 3., 8. и 12. македонска бригада. Во втората половина на ноември имала 4.136 борци и старешини. Од средината на октомври 1944 г. влегла во составот на XVI корпус на НОВЈ. Дејствувала во широкото подрачје на Скопје, главно на комуникациите кон Велес. Дејствувала и по комуникацијата Скопје–Тетово против германските и балистичките сили. Нејзините единици го ослободиле Велес (9. XI 1944 г.), потоа учествувале и во ослободувањето на Скопје (13. XI 1944 г.). Во декември 1944 г. се борела на Косово. Во почетокот на јануари 1945 г. во нејзиниот состав влегле 3. и 16. македонска и 7. албанска бригада и 1. артилериска бригада, а потоа влегла во составот на XV корпус на НОВЈ. Се борела на Сремскиот фронт и во завршните операции за ослободување на Југославија.

ЛИТ.: Boro Mitrovski, *Petnaesti (Makedonski) korpus NOVJ*, Beograd, 1983; *Leksikon NOR i revolucije u Jugoslaviji 1941–1945*, Beograd, 1980. В. Ст.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ДЕВЕТТА ДИВИЗИЈА НА НОВЈ** (1944–1945) – воена единица формирана во с. Црноец, Битолско, на 10. IX 1944 г. Во нејзиниот формациски состав влегле 5. и 7. македонска бригада и Битолско-преспанскиот НОПО. Во почетокот на октомври 1944 г. била реорганизирана, па во нејзиниот состав влегле и 2. македонска бригада и Костурско-леринскиот баталјон „Гоче“ (од Македонци од тој дел) и потоа влегла во составот на XV корпус на НОВЈ (со бројна состојба 4.200 борци и старешини). По ослободувањето на Прилеп (2. IX 1944 г.) на местото на 2-та во нејзиниот состав влегла 9. македонска бригада. Новиот состав го формирале 5., 7. и 9. македонска и 1. егејска бригада. Водела борби на комуникациите: Лерин–Битола и Охрид–Ресен– Битола–Прилеп против ГАЕ кои се повлекувале од Грција. Во декември 1944 г. во нејзиниот состав влегле 6., 9. и 11 македонска и Првата артилериска бригада.

ЛИТ.: *Зборник докумената и података о Народноослободилачком рату југословенских народа*, VII, књ. 4; *Борбе у Македонији*, Београд, 1954; Михаило Апостолски, *Завршне операције за ослобођење Македоније*, Београд, 1953. В. Ст.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ОСМА ДИВИЗИЈА НА НОВЈ** (1944–1945) – воена единица формирана во с. Пласница, Кичевско, на 28. IX 1944 г. Во нејзиниот формациски состав влегле 1., 6. и 15. македонска бригада и 4. албанска (шиптарска) бригада. Во средината на октомври влегла во составот на XV корпус на НОВЈ. Учествувала во ослободувањето на Охрид (7. IX) и Струга (8. IX), ги ослободила Кичево и Гостивар. Во почетокот на јануари 1945 г. во нејзиниот состав влегле 1., 2. и 14. македонска и 2. артилериска бригада. Учествувала во пробивањето на Сремскиот фронт и во сите борби до конечното ослободување на Југославија. Борбениот пат го завршила до Целје и Дравоград. На враќањето кон Македонија во БиХ учествувала во чистењето на теренот од заостанати четнички и усташки сили.

ЛИТ.: Boro Mitrovski, *Petnaesti (Makedonski) korpus NOVJ*, Beograd, 1983; *Leksikon NOR i revolucije u Jugoslaviji 1941–1945*, Beograd; Zbornik NOR-a…, VII, knj. 4. В. Ст.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВА ДИВИЗИЈА НА НОВЈ** (1944–1945) – воена единица формирана во с. Шешково, Кавадаречко, на 25. VIII 1944 г. Во формацискиот состав влегле 2., 9. и 10. македонска бригада, подоцна и 11. македонска бригада. Од средината на октомври 1944 г. влегла во состав на XV корпус на НОВЈ. Водела борби во Тиквешко, во Повардарјето, во Прилепско и по долината на Вардар против ГАЕ, што се повлекувала од Грција. При формирањето имала 1300, а војната ја завршила со 5.181 борци и старешина. Учествувала во ослободувањето на Прилеп (2. XI), при што биле заробени околу 300 германски војници и околу 60 разни возила и воена опрема. Во декември 1944 г. во нејзиниот состав влегле 8., 12. и 17. македонска бригада. До крајот на декември 1944 г. учествува во борбите на Косово при чистење-



Од величествениот пречек на борците од Четириесет и осмата дивизија по враќањето од Сремскиот фронт во Скопје (1945)

то од остатоците на балистичките сили.

ЛИТ.: Михаило Апостолски, *Завршне операције за ослобођење Македоније*, Београд, 1953; Зборник докумената и података о Народноослободилачком рату југословенских народа, VII, 4, *Борбе у Македонији*, Београд, 1954. В. Ст.

**ЧЕТИРИНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА МЛАДИНСКА УДАРНА БРИГАДА „ДИМИТАР ВЛАХОВ“** (с. Митрашинци, Беровско, 17. IX 1944 – 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана од околу 700 главно младинци од Беровско, Делчевско, Кочанско, Радовишко и Штипско и влегла во составот на Педесеттата (македонска) дивизија на НОВЈ. Водела борби против германските сили кај Виница, Градец и Зрновци (Кочанско, 18–20. IX), Делчевско и Штипско, на железничката линија Штип–Велес, на комуникацијата Кочани–Штип, кај селата Горни Балван и Долно Трогирци (12. X), извршила напади на Кочани (17. X), Градец и Блаце (Кочанско, 20. X) и го ослободила Кочани (21/22. X), водела борби кај селата Бучишта и Трипотанац, учествувала во ослободувањето на Скопје и подоцна влегла во составот на Четириесет и втората македонска дивизија на НОВЈ (декември 1944). Откако била прогласена за ударна (јануари 1945), влегла во составот на Четириесет и осмата македонска дивизија на НОВЈ, со која учествувала во пробивот на Сремскиот фронт, ослободувањето на Винковци, Славонска Пожега и Загреб. Потоа учествувала во чистењето на теренот од заостанатите германски и квислиншки сили во бизјанското и козјанското подрачје (Словенија).

ЛИТ.: Е. Тасковски и В. Картов, *Четиринаесетта македонска младинска ударна бригада „Д. Влахов“*, Одбор на 14-та македонска младинска ударна бригада „Д. Влахов“, Скопје, 1981; Евстати Тасковски, *Борбените дејства на XIV македонска младинска ударна бригада „Димитар Влахов“во завршните операции за ослободување на Македонија,* Тетово и Тетовско во НОВ 1941-1945, Тетово, 1991, 109–113; Евстати Тасковски, *Учеството на Четиринаесеттата македонска ударна бригада „Димитар Влахов“ во борбите за ослободувањето на Скопје,* Скопје во НОВ 1944–1945, Сеќавања на учесници во НОВ, Скопје, 1980, 631–639. С. Мл.

**ЧЕТНИЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА ВО МАКЕДОНИЈА (ДРАЖИЌЕВЦИ)** (1941–1944) – воено-политичка организација што имала цел да се врати стариот српски кралски поредок во Македонија. Започнала да се формира од 1941, а поорганизирано во 1942 г. Нивната стратегија во Македонија била да собираат известувачки податоци за воените и политичките состојби на теренот, кои потоа се дистрибуирале до главниот пункт во Скопје на чело со Душан Карамитровиќ. Имале штабови во Козјак и во Порече. Со доаѓањето на Војче Трбиќ во Македонија (1942) Организацијата се престроила и организационо зајакнала. Најголеми воени единици биле Вардарскиот четнички корпус, на чело со Стојан Крстиќ, и Поречката четничка бригада. Во август 1944 г. кај с. Драгоманце (Кумановско) биле наполно разбиени од Македонската војска и дошло до нивно распаѓање. Дел од четниците подоцна се вклучиле во единиците на Македонската војска, а дел по Војната биле заробени и судени.

ЛИТ.: Младен Цолић, *Четничке војне формације Драже Михајловића у Македонији 1942–1944 године,* зб. Развојот и карактеристиките на НОВ во Македонија, Скопје, 1973; Ѓорѓи Малковски, *Политичките партии и организации во Македонија во Втората светска војна 1941–1944,* Скопје, 2002. Ѓ. Малк.



Борците на Четиринаесеттата македонска народноослободителна младинска ударна бригада на пат за Сремскиот фронт (1945)

**ЧЕШМЕЏИЕВ, Јосиф** (Скопје, 8. VII 1890 – Софија, 28. IV 1964) – композитор и фолклорист. Се школувал во Скопје, Куманово, Солун и во Цариград. Во Солун бил ученик на Атанас Бадев. Првите музички композиции ги создал во Цариград, во почетокот на XX в. Краток период учителствувал во Скопје, а во 1909 г. заминал во Лајпциг, Германија, каде што на Конзерваториумот учел композиција кај прочуениот Макс Регер. По завршувањето на Лајпцишкиот конзерваториум, во 1913 г. кратко работел во Видин и во Јамбол (Бугарија). Напишал повеќе композиции, меѓу кои две опери – „Меглена“ и „Тајните на Вардар“, која е создадена 1920 г., но не доживеала да биде изведена. Се занимавал со собирање македонски народни песни, кои делумно и ги издал (1926). М. Кол.



Владо Чимев

**ЧИМЕВ, Владо** (с. Клисура, Горноџумајско 6. VIII 1915 – Горна Џумаја, 20. VIII 1942) – учесник во НОД во Пиринскиот дел од Македонија. Бил член на Окружниот комитет на БРП. Пред да биде уапсен (IX 1941), заминал во партизани. Со Гроздан Николов, Станке Лисичков, Стојне Лисијски и Станој Крекмански ја формирале првата партизанска чета во Горноџумајската околија. Бил предаден и уапсен (23. II 1942). На судскиот процес (мај 1942) бил осуден на смрт и обесен заедно со Гроздан Николов и со Станке Лисичков во Горноџумајскиот затвор.

ЛИТ.: Стојне (Дончо) Лисијски и Кирил Граменов, *Въоръжената борба в Горноджумайска околия през периода 22 юни 1941 – юли 1942,* „Военно-исторически сборник“, IXL/3, София, 1972; *Безсмъртните 1922/1944,* зб.: Загинали в борба против капитализма и фашизма от Благоевградски окръг, София, 1971. В. Јот.

**ЧИНГО, Живко** (с. Велгошти, Охрид, 13. VIII 1935 – Охрид, 11. VII 1987) – раскажувач, романсиер, драмски автор, новинар. По дипломирањето на Филозофскиот факултет во Скопје, работи како професор во Гимназијата во Охрид, а потоа како новинар во повеќе редакции во Скопје. Бил


Живко Чинго

асистент во Институтот за фолклор, директор на МНТ. Член е на ДПМ од 1963 г. Како автор тој дебитира во 1961 г. со збирката раскази „Пасквелија". Своето високо место во македонската литература го заслужи пред сè со своите раскази објавени во збирките „Пасквелија" и „Нова Пасквелија". Во нив се дефинира како посебен вид реалист со жестока критика упатена кон општествената стварност во повоениот период, време во кое се случуваа крупни промени на штета на поединецот и неговото право на приватност. Но таа страсна критиката колку што е упатена на општествените односи, толку е насочена и кон примитивизмот во самиот човек. Посебниот стил се гради врз една рамнотежа што тој суров критички реализам ја воспостави со неговата склоност кон фантастичното, митот, сонот, фантазијата, народното творештво. Така неговиот дискурс се движи меѓу т.н. магичен реализам и фолклорната фантастика (која свој, македонски претставник и претходник има во големиот собирач на народни умотворби и творец на македонската народна приказна Марко Цепенков). Филмот „Големата вода" на Иво Трајков, што се вбројува во едно големо филмско остварување во новата македонска кинематографија, е работен според истоимениот роман. Адаптацијата на сценариото ја направи Владимир Блажевски.

ДЕЛА: збирки раскази: *Семејството Огулиновци* (1965), *Нова Пасквелија* (1965), *Пожар* (1970), *Вљубениот дух* (1976), *Накусо* (1984), *Гроб за душата* (посмртно, 1989) и *Бунило* (посмртно, 1989); романи: *Сребрени снегови* (роман за деца, 1966), *Големата вода* (1971), *Бабаџан* (посмртно, 1989); драми: *Образов* (1973), *Ѕидот, водата* (1976), *Кенгурски скок* (1979), *Макавејски празници* (1982).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Историја на македонската книжевност XX век* (1990); Лидија Капушевска-Дракулевска, *Во лавиринтите на фантастиката (Фантастичниот расказ во македонската литература)* (1998); Јасмина Мојсиева-Гушева, *Чинговата апартна поетика* (2001); Христо Георгиевски, *Македонскиот роман 1952–2000* (2002). В. М.-Ч.

**ЧИНГОВСКИ, Јонче** (1926 – 1983) – кустос-советник во Природонаучниот музеј на Македонија во Скопје. Најголемиот дел од работниот век го минал во Природонаучниот музеј на работното место ентомолог и раководител на Ентомолошкото одделение. Објавил повеќе научни трудови од областа на ентомологијата, во кои обработува повеќе од педесет видови растителни оси (Symphyta) во Македонија. Во неговото капитално дело „Фауната на растителните оси на Македонија" е направена синтеза на неговите долгогодишни истражувања. Во трудот се обработени видовите од фамилијата Tenthraedinidae со потфамилијата Dolerinae, Selamdrinae и Tenthredininae. Во музејот активно учествувал во дејностите од областа на музеологијата. Р. Гр.

**ЧИНГОВСКИ (ЧИНГО), Пецо Ташков** (псевд. Арсо) (Корча, Албанија, 7. IV 1917 – Скопје, 24. IV 2000) – шнајдер, комунистички деец и борец. Како печалбар во Белград, зел учество во акциите на Урсовите синдикати, поради што бил уапсен (1939). По Априлската војна (1941) се вратил во Кичево, станал член на КПЈ (од октомври 1941), на МК и на Околискиот комитет на КПМ во Кичево (1943). Бил еден од организаторите на базата на ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ во Лопушник, Кичевско, и сведок на загинувањето на К. Рацин. По Ослободувањето се наоѓал на одговорни должности во ОЗНА, УДБ и РСВР. Пензиониран е во 1963 г. Носител е на Партизанска споменица.

БИБЛ.: *Сеќавања*, ракопис во АИНИ, Скопје.

ИЗВ.: *Кичево и Кичевско во НОВ 1941–1945. Документи*, 1985.

ЛИТ.: *Хронологија на настани од Народноослободителната војна 1941–1945 година во Кичево и Кичевско,* второ дополнето издание, Кичево, 1984. С. Мл.


Борис Чипан

**ЧИПАН, Борис** (Охрид, 27. III 1918) – архитект, редовен професор на Архитектонскиот факултет во Скопје. Дипломирал на Архитектонскиот отсек при Техничкиот факултет во Белград (1941). Покрај со педагошката дејност (предавал Проектирање и општествени згради) се занимава и со конзервација на градителското наследство (бил прв директор на Републичкиот завод за заштита на спомениците на културата), со архитектонско проектирање и со публицистика. Учествува на повеќе анонимни архитектонски конкурси. На полето на конзервацијата позначајни реализации му се: црквите „Св. Софија" во Охрид, „Св. Наум", „Св. Пантелејмон" во Нерези и др. Од областа на архитектонското проектирање позначајни објекти се: судските згради во Штип, Велес и Битола (1956); Македонската академија на науките и уметностите (МАНУ) во Скопје (1976); Фабриката за фротир во Делчево (1959); поголем број на индивидуални семејни куќи во Охрид. Се занимава со научноистражувачка работа.

БИБЛ.: *Старата градска архитектура во Охрид* (II издание), Скопје 1955; *Македонските градови во XIX век*, Скопје 1978; *111 тези за архитектурата*, Скопје 1986; *Света Софија, Катедрален храм на Охридската архиепископија*, 1996; *Текстови за архитектурата*, 1998.

ЛИТ.: К. Грчев, *Архитектот Борис Чипан, во: Архитектурата на почвата на Македонија од средината на XIX до крајот на XX век*, Прилози за проучувањето на историјата на културата на почвата на Македонија, 14, Скопје, 2006, 113–122. Кр. Т.

**ЧИПОВ, Андреја** (с. П'тели, Леринско, Егејскиот дел на Македонија, 1904 – Скопје, 25. VII 1955) – припадник на Македонското националноослободително движење, деец на ВМРО(Об). Учесник во НОБ и во Граѓанската војна во Грција (1946–1949). Од 1933 г. бил организатор и раководител на ВМРО(Об) во Егејскиот дел на Македонија. Во 1935 г. бил член на ЦК на КПГ, а во 1941 г. генерален секретар на КПГ. Во 1945 г. емигрирал во НРМ.

ЛИТ.: С. Киселиновски, *Егејскиот дел на Македонија 1913–1989*, Скопје, 1990. Ст. Кис.

**ЧИСТЕЦ, БАБУНСКИ** (Stachys babunensis Micevski) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Lamiaceae (устоцветни растенија). Се развива на варовнички карпи, во клисурата на р. Бабуна–Пешти. Опишан е од познатиот македонски флорист, таксоном и фитоценолог акад. Кирил Мицевски. Вл. М.

**ЧИСТЕЦ, МАКЕДОНСКИ** (Stachys macedonica Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Lamiaceae (Labiatae) (устоцветни растенија), опишан од акад. Кирил Мицевски. Познат за Мариово и клису-


Македонски чистец

рата на реката Вардар кај Демир Капија. Вл. М.

**ЧИСТЕЦ, ХОРВАТИЌЕВ** (Stachys horvaticii Micevski) – локален македонски флористички ендемит од фамилијата Lamiaceae (Labiatae) (устоцветни растенија), познат за клисурите на реките Вардар, Пчиња, Тополка и Бабуна. Вл. М.


Чифте амамот во Скопје

**ЧИФТЕ АМАМ** (Скопје, Стара Чаршија, сред. на XV в.) – споменик на културата. Изграден од Иса-бег, третиот османлиски заповедник на Скопје и на Скопското краиште. Спаѓал во типот двојни амами (со машки и женски дел), затоа бил наречен Чифте (двоен). Престанал да функционира ок. 1916/1917. Во објектот е сместена уметничка галерија.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri.* „Yugoslavya", III cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Г.

**ЧИЧОКА** (Heliantus tuberosus) – многугодишно клубесто растение. Потекнува од Северна Америка. Кај нас е пренесено во почетокот на XVIII в. Се одгледува заради клубените, кои имаат висока хранителна вредност: содржат јаглени хидрати (17%), витамини A, D и C и инсулин, кој е важен за исхраната на дијабетичарите. Се одгледува слично како компирот, се сади на поголеми растојанија (90 x 60 cm). Д. Ј.


Чичока

**ЧКАТРОВ, Димитар** (Прилеп, 1902 – Скопје, мај–јуни 1945) – член на ММТРО, ВМРО И МПО. Студирал архитектура на Белградскиот универзитет и се вклучил во ММТРО. Бил уапсен и во судскиот Студентски процес во Скопје (1927) бил осуден на 10 години затвор. Пред Втората светска војна со Д. Гузелов ја претставувале граѓанската опозиција, која се застапувала Македонија да биде федерална единица во составот на Кралството Југославија. Во Втората светска војна се ставил во служба на бугарските окупаторски власти во Македонија и по војната бил осуден на смрт и стрелан од македонската власт.

ЛИТ.: Димитъръ Гюзеловъ, *Жертвитѣ на Скопския студентски процесъ*, Скопйе, 1942; Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.

**ЧКАТРОВ, Ѓорѓи** (Прилеп, 1875 – Битола, 1923) – лекар. Медицина завршил во Лозана (1906), а потоа во Битола отворил приватна ординација. Во Балканските и во Првата светска војна бил мобилизиран во српскиот санитет и работел во повеќе градови низ Македонија и во Србија. Во 1918 г. се вратил во Битола, болен од туберкулоза, но продолжил да работи до смртта. П. Б.

**ЧКАТРОВ, Јордан** (Прилеп, 1898 – Скопје, 1946) – член на ВМРО и на Студентското друштво „Вардар" во Софија. Во 1924 од ЦК на ВМРО бил испратен во САД за да ги организира иселеничките македонски друштва. Од 1924 до 1927 бил секретар на Сојузот на МПО и главен редактор на неговиот орган „Македонска трибуна". Од 1928, по враќањето во Бугарија, бил еден од најблиските соработници на Ив. Михајлов. Од 1934, по ликвидацијата на ВМРО во Бугарија, бил адвокат. Во времето на бугарската окупација на Македонија бил адвокат во Скопје. По војната бил уапсен, осуден и ликвидиран од македонската власт.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997; истиот, *Политичките погледи на МПО за ослободување и создавање на независна Македонија,* зб. Иселеништвото од Македонија од појавата до денес, Скопје, 2001. З. Тод.

**ЧЛЕНКОНОГИ** (*Arthropoda*) – организми чие тело е составено од голем број делови (членчиња). Според бројот на претставниците, типот *членконоги* доминира во животинскиот свет. Според некои автори, нивната бројност е над 1.500.000 видови. Ги населуваат сите животни средини (водна, копнена и воздушна). Нивната голема адаптивна радијација условила широко распространување, од северниот до јужниот пол, од најдлабоките понори до највисоките места и од сушните предели до влажните прашуми. И во фауната на Македонија членконогите се претставени со најголем број таксони, од кои многу се ендемични. Поделени се на 4 поттипови: *хелицерати* (*Chelicerata*), *жаброносни животни* (*Branchiata*), *трахеати* (*Tracheata*) и *трилобитни животни* (*Trilobita*). Поттипот *трилобитни животни* биле морски жители и изумреле кон крајот на палеозоикот.

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991. В. Т. К. – М. Кр.

**ЧЛЕНСТВО НА РМ ВО МЕЃУНАРОДНИТЕ ФИНАНСИСКИ ИНСТИТУЦИИ.** По монетарното осамостојување, РМ вложува напори да обезбеди автоматски прием во Меѓународниот монетарен фонд (ММФ) и во Меѓународната банка за обнова и развој (Светска банка), како наследничка на членството на СФРЈ во овие институции. Како резултат на овие активности, на 21. IV 1993 г. Македонија официјално е примена во ММФ со статус на земја-членка од самото основање на ММФ (1944), а на 30. XII 1993 г. Македонија станува членка и на Светската банка и нејзините афилијации: Меѓународната финансиска корпорација (IFC), Меѓународното здружение за развој (IDA) и Мултилатералната агенција за гарантирање на инвести-

циите (MIGA). Веќе во јануари 1994 г. Македонија го склучува првиот аранжман со ММФ – т.н. STF (System Transformation Facility), со кој таа добива кредит за поддршка на платниот биланс. Во текот на 1995 г. ММФ ѝ одобрува на Македонија 13-месечен стенд-бај аранжман за поддршка на процесот на дезинфлација, како и за забрзување на структурните реформи во банкарскиот и реалниот сектор. Речиси истовремено, Македонија склучува аранжмани и со Светската банка. Во јули 1994 г., Македонија го склучува т.н. ERL аранжман (Economic Recovery Loan), а во 1995 г. го склучува и т.н. FESAC аранжман (Financial and Enterprise Structural Adjustment Credit), и двата наменети за реструктурирање на реалниот и финансискиот сектор. Во април 1997 г. ММФ ѝ одобрува на Македонија т.н. ESAF аранжман (Enhanced Structural Adjustment Facility), а во мај 1997 г., со Светската банка е склучен т.н. SAL аранжман (Structural Adjustment Loan), наменет за финансирање на структурните реформи. Во август 1999 г. ММФ ѝ одобрува на Македонија т.н. CCFF аранжман (Compensatory and Contingency Financing Facility), којшто е наменет за финансирање на привремените проблеми во извозот, предизвикани од косовската криза. Во ноември 2000 г. Македонија склучува нов аранжман со ММФ – PRGF (Poverty Reduction and Growth Facility) и EFF (Extended Fund Facility) за намалување на сиромаштијата и за поттикнување на стопанскиот растеж. Во декември 2000 г., за поддршка на реформите во финансискиот и реалниот сектор, Светската банка ѝ одобрува на Македонија т.н. FESAL II аранжман (Financial Enterprise Structural Adjustment Loan II). Во текот на 2003 г. е потпишан нов 16-месечен стенд-бај аранжман со ММФ, а 2004 г. е склучен аранжман со Светската банка – т.н. PSMAL II (Public Sector Management Adjustment Loan). Најпосле, во август 2005 г. е склучен тригодишен стенд-бај аранжман со ММФ за поттикнување на реформите во судството, пазарот на трудот, јавните финансии и финансискиот сектор. Во истата година Македонија склучува два аранжмана со Светската банка – т.н. BERIS (Business Environment Reform and Institution Strenghtening Project) и PDPL (Programmatic Development Policy Loan), наменети за поддршка на институционалните и структурните реформи. Соработката со ММФ и Светската банка е значајна за Македонија од неколку причини: за замена на старите долгови наследени од СФРЈ со нови, одобрени под поповолни услови; за решавање на платнобилансните проблеми; како основа за пристап до други извори на финансирање; за поддршка на стопанските и институционалните реформи, и за трансфер на знаењето преку користење техничка помош од овие институции.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 680–716; Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006. Г. П.

**ЧОВЕКОВИОТ РАЗВОЈ** – процес на зголемување на човековиот избор во поглед на способностите (можностите) човекот да води долг и здрав живот, да биде добро образован и да има пристоен животен стандард. Концептот на човековиот развој за прв пат е промовиран со Програмата за развој на Обединетите нации (United Nations Development Programme – УНДП) во Извештајот за човековиот развој (Human Development Report) од 1990 г. Идеен творец на концептот е пакистанскиот економист Махбуб ул Хаг (Mahbub ul Haq), кој заедно со американскиот економист од индиско потекло – нобеловецот Амартја Сен (Amartya Sen), се сметаат за негови основоположници. Концептот, во основа, се концентрира на три меѓусебно поврзани процеси: 1) процесот на порастот на човековите способности (можности); 2) процесот на партиципацијата на човекот во промовирањето на економскиот раст, и 3) процесот на дистрибуцијата на економскиот раст. Според концептот на човековиот развој, нивото на квалитетот на животот на луѓето не треба да се цени единствено според просечното ниво на доходот, туку и според способностите на луѓето да водат здрав живот, да се образуваат и активно да партиципираат во општествените текови. Концептот сугерира дека не постои автоматска врска меѓу растот на реалниот бруто домашен производ и растот на нивото на човековиот развој (квалитетот на животот). Основно мерило на концептот е индексот на човековиот развој. Тој е индикатор на просечните достигнувања на полето на основните човекови способности и стандардно споредбено мерило на квалитетот на животот на луѓето меѓу земјите. Индексот се темели врз три компоненти: должината на животот, достигнатото образование и животниот стандард. Според последниот Светски извештај за човековиот развој од 2006 г., индексот на човековиот развој за РМ изнесува 0,796, и ја рангира земјата на 66-тото место од вкупно 177 земји во светот. Имајќи ја предвид постојната методологија на Програмата за развој на Обединетите нации, оваа висина на индексот коинцидира со нивото на средно развиените земји во однос на квалитетот на животот на населението.




Извор: Human Development Reports (1990-2006), UNDP.

Индексот на човековиот развој на РМ, во основа, ја следи динамиката на раст на БДП per capita (PPP US $), што индицира директна зависност на нивото на квалитетот на животот на македонското население од растот на реалниот доход. Македонскиот индекс на човековиот развој во значителна мера отстапува од просечниот индекс на човековиот развој на високоразвиените земји (0.911), но е приближно еднаков на просечниот индекс на земјите од Централна и од Источна Европа (0,802).

ЛИТ.: A. Sen, *A Decade of Human Development*, Journal of Human Development, Vol. 1, No. 1, February 2000, 17-24. A. Sen, and S. Anand, *Human Development Index – Methodology and Measurement*, Human Development Report Office (1990-2006), UNDP, 1994. Д. Е.

**ЧОВЕЧКИ КАПИТАЛ** – збир на производствени знаења и вештини на поединецот. Се стекнува преку: формално образование

(основно, средно и високо), обука на работното место, искуство и здравствена заштита. Концептот на човечкиот капитал овозможува инвестициите во човечките ресурси да се третираат исто како и инвестициите во физичкиот капитал (згради, опрема и машини). Инвестициите во образованието и обуката на работното место се најважен вид инвестиции во човечкиот капитал, но со оглед на фактот дека инвестициите во човечкиот капитал подразбираат секаква активност што ја зголемува продуктивноста на трудот, произлегува дека тие во својот опфат ги вклучуваат и издатоците за здравствена заштита. Сеопфатни анализи за вредноста и формирањето на човечкиот капитал во македонската економија сè уште не постојат. Не постојат ниту анализи за ефикасноста на инвестициите во човечкиот капитал, како од аспект на поединецот така и од аспект на фирмите и државата. Досегашните анализи се парцијални и третираат одделни сегменти од проблематиката. Така, според истражувањата на Светската банка, просечната стапка на заработувачката за секоја дополнителна година на образование или обука на работното место изнесува 7,6% – што е на рангот типичен за високоразвиените земји.

ЛИТ.: G. Becker, *Human Capital: A Theoretical and Empirical Analysis, with Special Reference to Education*, The University of Chicago Press, Chicago, 1993, 5-45; L. Thurow, *Investment in Human Capital*, Wadsworth Series in Labour Economics and Industrial Relations, 1970, 15-50. Д. Е.


Томислав Чокревски

**ЧОКРЕВСКИ, Томислав** (Битола, 11. XII 1934) – универзитетски професор, социолог, државник. Основно образование и гимназија завршил во родниот град. Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1958). Магистрирал на Факултетот за политички науки во Белград (1967), а докторирал на Правниот факултет во Скопје, на тема „Социјалната природа и функција на големите организации и развитокот на социјалистичката демократија" (1976). На Правниот факултет во Скопје е избран за предавач по предметот социологија (1968), за виш предавач (1972), за вонреден (1977) и за редовен професор (1982). Бил уредник на списанието „Погледи" (1964) и републички секретар за образование, наука и култура (1967–1971). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1991/92), ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје (1992/93–1993/94) и министер за внатрешни работи во Владата на Бранко Црвенковски (1995–1998). Објавил поголем број монографски дела и учебници од областите на социолошките и политичките науки. Основната идеја што ја следи во социологијата е функцијата на големите организации во демократијата.

БИБЛ.: *Организационо општество*, Скопје, 1995; *Социологија на правото*, Скопје, 2000.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години, 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.


Васко Чоланчески

**ЧОЛАНЧЕСКИ, Васко Соломонов** (Солун, Грција, 13. VII 1932) – торако-васкуларен хирург, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Работел на Клиниката за торако-васкуларна и срцева хирургија во Скопје. Завршил Мед. ф. во Скопје (1958), каде што и специјализирал општа хирургија (1964). Супспецијализирал торако-васкуларна хирургија и кардиохирургија (Њу Касел, Англија 1964–1965; Белград, 1972). Придонел во развојот на кардиохирургијата на отворено срце во РМ (заедно со И. Папо и Д. Кафтанџиев, ја извел првата операција на отворено срце во Скопје во 1973). Има публикувано повеќе од 150 трудови, бил во Редакцискиот одбор на „Acta Chirurgica Iugoslavica" (1972–1992) и ММП (1978–1985).

БИБЛ.: *Влијанието на хируршките белодробни зафати на статичкиот и динамичкиот вентилаторен капацитет*, Скопје, 1986; *Торакална хирургија*, Скопје, 1994; *Екстракорпорална циркулација*, Скопје, 1995; *Клинички повреди на граден кош*, Скопје, 1995. М. Шољ.

**ЧОПЕЛА, Ордан Ставрев** (псевд. Кулак) (Варош, Прилеп, јануари 1912 – Битола, 9. IX 1942) – учесник и организатор во работничкото и ослободителното движење. Учествувал во штрајковите на тутунарските работници (1940), кога бил примен и за член на КП во Македонија. Прогонуван, апсен и затворан од цивилната и воената полиција. По фашистичката окупација на Македонија станал член на МК и на Воената комисија. Учесник во партизанскиот напад на Прилеп на 11 октомври 1941 г. Во декември бил испратен на партиска работа во Битола. Загинал во борба со бугарската полиција. Народен херој.


Ордан Чопела

ЛИТ.: *Народни херои од Македонија*, Скопје, 1973. О. Ив.

**ЧОПИ, Александар Димитров** (Битола, 1882 – Белград, 1958) – хирург. Медицина завршил во Атина (1909). Бил хирург во болницата „Благовештение" и во приватната ординација во Битола. Во Првата светска војна бил лекар на Солунскиот фронт. Ја основал Армиската болница во Скопје, чиј управник бил кусо време, а потоа се вратил во Битола (1922–1927). П. Б.


Тодор Чопов

**ЧОПОВ, Тодор Донев** (Кукуш, февруари 1892 – Рила Планина, 27. IX 1923) – внук (од сестра) на Г. Делчев, просветен, театарски и литературен деец, револуционер, анархокомунист и учесник во македонското ослободително движење. Основното образование го завршува во родниот град, а V клас во Гимназијата во Солун. Семејно задоен со патриотски и револуционерен дух, се вклучува во

тајните социјалистички и толстоистички кружоци, а по бунтот (1908), како еден од водачите, истеран е од Гимназијата. Ј. Сандански го назначува за учител во пиринското село Оштава.

Со свест дека се борат за слободата на Македонија, во Кукуш се формира доброволечки одред, во кој влегуваат сите останати живи мажи од Делчевото семејство, па и Тодор со брат му и со мајка му Руша активно учествуваат во Балканската војна. Но наместо да се борат во Македонија, биваат испратени на Одринскиот фронт. По Втората балканска војна и Букурешкиот мир (1913) оди кај преселеното семејство во Софија и по долги премрежиња се вработува во Централната пошта.

Кога почнува Светската војна семејството се префрла во Горна Џумаја (Благоевград) и Тодор одново станува поштенски чиновник (телеграфист) и тутунар (1915), а браќа му Мирче и Туше се на фронтот, каде што Мирче и загинува. Тој формира театарска група и создава дом за култура со читалиште и усилено пишува раскази и драмски текстови за Војната и состојбите.

Ги прифаќа идеите и акциите на Привременото претставништво на бившата ВМРО и станува член на Управата во Г. Џумаја – со идејата за „Автономна Македонија – обединителна алка на идната Балканска Федерација" (9. VI 1919). Преживува неколку обиди за атентат од ВМРО на Т. Александров. За да има време и за литературна творечка дејност, станува договорен учител во с. Дреново (1922/23).

По решението за востание под раководство на КПБ, во Г. Џумаја се формира Револуционерен комитет и Чопов станува командир на одделение во востаничкиот одред. Како делегиран преговарач со силите на „автономистите" на Т. Александров, тој е уапсен и стрелан во полите на Рила Планина. Остава скромно, но значајно објавено и необјавено литературно наследство: две повести, 15 раскази, драма, песна во проза и стихови.

БИБЛ.: *Повести и раскази*. Редактор Георги Караславов, Софија, 1968; *Собрани творби*. Приредил д-р Блаже Ристовски, Скопје, 1982.

ЛИТ.: Јован Павловски, *Огнено семејство. Спомени на Лика Чопова*, Скопје, 1978; Д-р Симо Младеновски, *Револуционерката Руша Делчева (1868–1945). По спомените на Лика Чопова*, Скопје, 1983; Д-р Блаже Ристовски, *Портрети и процеси од македонската литературна и национална историја*, I, Скопје, 1989, 562–599. Бл. Р.

**ЧОРАПИ** – составен дел на народната носија. Со својата декоративност придонесуваат за нејзиниот целосен естетски впечаток. Се изработувале (се плетеле) од волнена преѓа, во еден кат, а ако биле изработувани од памучна преѓа се плетеле со памучен конец во два ката. Волната за чорапи во с. Орах, Кумановско, се одбирала, се влачела на *ногати гребенци* (*кудељици*), се предела на *кадела* и на *вретена*, така што ќе се *спрегне* (постави) во два ката на вретеното и потоа се *м'сти* (се бојадисува). Женските чорапи обично биле долги до под колената и се состојат од *врв* (прстите), *стапало*, *пета (петица)*, *горниште* и *трачки (брпки)* сукани од две преѓи, со кои се заврзувале. Биле плетени на рака, со две или три игли.



Чорапи

Постојат разни видови орнаментирани женски чорапи. Најстарите се карактеризираат со орнаменталниот мотив *кола*. Старите невестински чорапи биле богато орнаментирани, при што доминирала црвената боја. Чорапите што биле наменети за помладите девојки се изработувале на црвена основа, со акценти на зелена, модра и жолта, додека чорапите наменети за постари жени се изработувале на темна, црна основа и биле орнаментирани со дискретни орнаменти, поставени во хоризонтален ред.

Машките чорапи се пократки од женските. Најчесто се отворени и тоа од внатрешната страна, од зглобот (глезенот), па нагоре. Во горниот дел се врзувале со *трачки*. Порано во некои региони во Македонија, во колоритот на машките чорапи доминирала зелената боја. Кон крајот на XIX и почетокот на XX в. тие биле орнаментирани на црвена основа, но за разлика од поранешните чорапи, не биле отворени и биле нешто подолги од првите. Овој понов тип машки чорапи бил орнаментиран со мотивите *кола*, орнамент застапен во горниот дел на стапалото и на *горништето*. Ј. Р.-П.



Благоја Чоревски

**ЧОРЕВСКИ, Благоја** (Велес, 9. IX 1947) – актер, општественик и државник. Завршил Театарска академија во Софија (1971). Член на Драмскиот театар од 1971 г. Настапувал во неформални театарски проекти, на естрадата, на филм и на ТВ. Бил директор на Драмскиот театар (1983-1998), заменик-министер за култура во Владата на Македонија (1998-2001) и претседател на Советот на град Скопје.

УЛОГИ: Унер-бег („Болен Дојчин"), Дарко („Свадба"), Камиј Шандебиз („Болва в уво"), Благоја („Сили во воздухот"), Хлестаков („Ревизор"), Стефан („Диво месо") и др. Р. Ст.



Борис Чоревски

**ЧОРЕВСКИ, Борис** (Скопје, 15. IX 1949) – актер. Дипломирал на ФДУ во Скопје (на Отсекот за актерска игра). Својот работен век го минал главно како член на Народниот театар во Битола, со една година прекин, кога бил програмски менаџер во Драмата на МНТ и директор на Центарот за култура во Битола.

УЛОГИ: Киро („Лет во место"), Осман-бег („Македонска крвава свадба"), Ајгеј („Медеја"), Владимир („Чекајќи го Годо"), Даскалот („Суд") и др. Р. Ст.

**ЧОРЕВСКИ, Трајко** (Велес, 22. II 1921 – Битола, 12. IV 1955) – актер чија кариера е исполнета со повеќе драгоцени креации. Член на МНТ (1945–1951), а потоа во Народниот театар на Битола (1951-1955).


Трајко Чоревски

УЛОГИ: Васја („Платон Кречет“), Младен („Народен пратеник“), Дамис („Тартиф“), Милисав („Сомнително лице“), Чедо („За родниот кат“), Оливер („Како што милувате“), Костадин („Печалбари“), Брет („Длабоки корени“), Нил („Малограѓани“), Митке („Коштана“). Р. Ст.


Коста Чохаџиќ

**ЧОХАЏИЌ, Коста** (Гевгелија, 10. IX 1881 – Скопје, 1960) – спец. гинеколог-акушер. По потекло од Гевгелија, дипломирал на Мед. ф. во Париз (1910). Следната година се вратил во Македонија и работел како лекар во Гевгелија, Радовиш и Скопје. Во 1921 г. е назначен за шеф на Гинеколошкото одделение при Државната болница во Скопје. Во 1931 г. отворил Гинеколошко-акушерски санаториум во Скопје, прв од таков вид во Македонија. Во Санаториумот се вршеле не само породувања, туку и гинеколошко-хируршки интервенции. Санаториумот работел до 1941 г. Бр. Н.


Гинеколошкиот санаториум во Скопје (1931–1941)

**ЧРЕШЧЕ** – средновековен градтврдина, лоциран на еден рид, на ок. 2 km југозападно од денес растуреното село Црешка на долна Брегалница. Како византиско погранично место било освоено од Србите, заедно со Велес, Просек, Штип и Добрун (1328). Остатоци од градот Чрешче во топонимијата се познати под името Мал и Голем Град, каде што се пронајдени бројни археолошки артефакти.

ЛИТ.: И. Микулчиќ, *Градош Чрешче*, ГЗФФ, кн. 14 (40), Скопје, 1987. Б. Петр.


Твртко Чубелиќ

**ЧУБЕЛИЌ, Твртко** (Бихаќ, БиХ, 2. III 1913 – Загреб, 11. VIII 1995) – хрватски унив. професор, фолклорист, книжевен историчар и теоретичар. Основно училиште и гимназија завршил во Бихаќ. Како осмокласник бил исклучен поради учеството на комеморацијата на Ст. Радиќ, поради што полагал приватно во Бања Лука (1931). Две години студирал право (1931–1933), а потоа на Филозофскиот факултет во Загреб завршил филозофија, етнологија и југословенска книжевност (1933–1946). Во Втората светска војна учествувал во антифашистичкиот отпор, а по војната бил професор во гимназија, потоа во Воената академија и предавач по народна книжевност на Филозофскиот факултет во Загреб (од 1949). Докторирал на тема „Slika društvenih i kulturnih prilika u našoj narodnoj epici“ (1961), по што станал постојан професор и шеф на Катедрата за усна народна книжевност (1962–1983). Се занимавал со истражување на сите жанрови на усната книжевност. Објавил антологиски збирки од народното творештво во својата едиција од осум книги „Усна народна книжевност“. (Наместо терминот *народна книжевност* го афирмирал терминот *усна народна книжевност.)* По првите научни трудови од областа на фолклорот и етнографијата (1938), објавил голем број одделни монографии, антологии, зборници, учебници итн.). Бил соработник на списанието „Македонски фолклор“ на Институтот за фолклор во Скопје од првиот број (1968), учесник на традиционалниот Меѓународен симпозиум за балканскиот фолклор во Охрид, на одржаните конгреси на југословенските фолклористи и на други научни собири во Македонија. Во научните трудови обилно го обработува и македонскиот фолклор.

БИБЛ.: *Hrvatske narodne pripovetke,* Zagreb, 1951; *Narodne pripovetke,* Zagreb, 1951; *Narodne poslovice, pitalice i zagonetke,* Zagreb, 1957; *Lirske narodne pjesme,* 4. izd., Zagreb, 1963; *Ustanak i revolucija u riječi narodnog pjesnika,* Zagreb, 1966; *Usmena narodna retorika i teatrologija,* Zagreb, 1970; *Narodne pripovetke,* peto izdanje, Zagreb, 1970; *Epske narodne pjesme,* VI izdanje, Zagreb, 1970; *Književni leksikon. Osnovni teorijsko-književni pojmovi i bio-bibliografske bilješke o piscima,* treće nadopunjeno i proćereno izdanje, Zagreb, 1972; *Brige čovjekove i sudbine ljudske u lirskim narodnim pjesmama,* peto izdanje, Zagreb, 1979; *Na stazama usmenog narodnog stvaralaštva,* Osijek, 1982; *Povijest i historija usmene narodne književnosti. Historijske i literarno-teorijske osnove te genološki aspekti – Analitičko-sintetički pogledi,* Zagreb, 1988. М. Кит.

**ЧУБРИЦА, АДАМОВИЌЕВА** (Satureja adamovicii Silic) – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата на устоцветните растенија (fam. Lamiaceae=Labiatae). Се развива само во клисурата на реката Раец, на карбонатна геолошка подлога. Вл. М.

**ЧУВАРКУЌА, ГАЛИЧИЧКА** [Sempervivum galicicum (Smith.) Micevski)] – локален ендемит во флората на РМ од фамилијата Crassulaceae, познат само за планината Галичица. Се развива во пукнатини на карпи и камењари, на карбонатна геолошка подлога. Вл. М.


Галичичка чуваркуќа

**ЧУВАРКУЌА, ОКТОПОДНА** (Sempervivum octopodes Turr.) – македонски флористички ендемит, познат само за планините Пелистер и Ниџе–Кајмакчалан. Се наоѓа на светската црвена листа на загрозени растенија (IUCN 1997 Red List of Threatened Plants). Вл. М.


Октоподна чуваркуќа

**ЧУДАТА НА СВ. ДИМИТРИЈ СОЛУНСКИ** – хагиографски состав за великомаченикот и чудотворец со опис на словенските опсади на Солун кон крајот на VI и во VII в. Светиот великомаченик бил прогласен за заштитник на


Икона „Св. Димитриј“, Враниште (XVI в.)

градот. Вториот дел од светителовото житие, познато како „Чудата на св. Димитриј Солунски“, го напишале солунскиот епископ Јоан (610–649) и неговите следбеници. Делото имало повеќе обработки. Како историски извор најважни се најстарите две текстуални варијанти од почетокот и од втората половина на VII в. Било преведено и на старословенски јазик и се евидентирани повеќе преписи во средновековните ракописи.

ИЗВ.: J. P. Migne, *Patrologiae cursus completus*, Series Graeca, T.1-166, 1204-1384.

ЛИТ.: I. Stavrakios, *Speech concerning the miracles of St. Demetrius*, „Makedonika“, vol. 1, Thessaloniki, 1940; Ф. Баришић, *Чуда Димиūрија Солунскоī као исūориски извори*, Београд, 1953; *Исūорија на македонскиоū народ*, I, Редактор Б. Панов, Скопје, 2000; И. Велев, *Визанūиско-македонски книжевни врски*, Скопје, 2005. И. Вел.


Вангел Чукалевски

**ЧУКАЛЕВСКИ, Вангел** (Битола, 20. I 1910 – Белград, 8. I 1983) – истакнат учесник во НОАВМ, воен пилот, висок офицер на ЈНА. Бил првоборец (1941), организатор на НОО во Битола, член на КПМ (1944), командант на Четвртата оперативна зона на НОВ и ПОМ, унапреден во чин мајор (1. VII 1944) и командант на Првата македонска НОУБ (8. VI – 25. IX 1944), прв помошник на началникот на ГШ на НОВ и ПОМ (од 25. IX 1944). Бил избран за делегат на Второто заседание на АВНОЈ и учесник на Првото заседание на АСНОМ. Одликуван од ВШ на НОВ и ПОЈ со Орден партизанска ѕвезда (септември-октомври 1944) и унапреден во потполковник (1. XII 1944). По Ослободувањето се наоѓал на разни одговорни должности во ЈНА.

ИЗВ. „Билтен“ на ВШ на НОВ и ПОЈ, IV, 44–45, септември-–октомври и бр. 46–47 од ноември-декември 1944.

БИБЛ.: *Како никна нашаūа бриīада,* Бригада на братството и единството, Скопје, 1958, 357–359.

ЛИТ.: Илија Јордановски, *Македонски ūролеūери. Прва македонска народноослободиūелна ударна бриīада,* Белград, 1971; *Makedonija od ustanka do slobode 1941–1945,* (Zbornik radova), Beograd, 1987; *Прва македонска народноослободиūелна ударна бриīада,* Скопје, 1991; Д-р Марјан Димитриевски, *Македонскаūа војска 1944– 1945,* Скопје, 1999. С. Мл.

**ЧУКАРКА, ОЧИПАЛЕ** (на 10 km северозападно од Делчево) – тумул (висок 2 m, со пречник од околу 16 m) во кој е најден римски гроб со кремација, а над него и помала средновековна некропола (42 гроба) од XI–XII в. Средновековните гробови се христијански, а припаѓале на неидентификувана рурална населба, на словенска популација, која не била социјално многу раслоена и била подзасолнета од позначајните византиски центри. Овие констатации се должат главно на анализата на накитот (наушници, прстени, белегзии и дел од дијадема, изработени главно од бронза и стакло и сосема ретко од сребро), кои се доминантниот наод во гробовите. Најдени се и 2 керамички сада како гробни дарови со храна или пијалаци.

ЛИТ.: М Јованов, Е. Манева, Ф. Велјановска, *Чукарка, Римски ūумул, Средновековна некроūола,* Скопје, 2004. Ел. М.

**ЧУЛЕВ, Илија** (Кавадарци, 1908 – Скопје, 1950) – лекар, член на ВМРО(Об), учесник во НОБ. Се школувал во Кавадарци и Велес и на Медицинскиот факултет во Загреб. Од 1933 г. се вклучил во ВМРО(Об). Бил пратеник во Собранието на Кралството Југославија (1938). Во Втората светска војна бил лекар во Прешево и во 1944 се вклучил во Деветтата, а подоцна во Единаесеттата МНОБ како лекар. Во 1946 г. бил осуден на 10 години затвор како член на тајната организација Демократски фронт на Македонија „Илинден 1903“. Починал во затворот.

ИЗВ. и ЛИТ.: ДАРМ, Досие д-р Илија Чулев; Зоран Тодоровски, *Полиūичкаūа ойозиција во Македонија ūо Вūораūа свеūска војна*, „Историја“, XXXVI, 1-2, Скопје, 2000. З. Тод.

**ЧУНДЕВ, Милан** (Велес, 13. I 1947) – унив. професор. Дипломи-


Милан Чундев

рал во 1970 г. на Електротехничкиот факултет во Скопје, каде што во 1996 г. бил избран за редовен професор. Во 1978 г. магистрирал на Електротехничкиот факултет во Белград, а во 1990 г. докторирал на Електротехничкиот факултет во Скопје. Од 1996 г. бил раководител на Институтот за електрични машини, трансформатори и апарати при Електротехничкиот факултет. М. Чунд.


Стојан Чундев

**ЧУНДЕВ, Стојан** (Софија, Бугарија, 5. V 1932) – унив. професор. Дипломирал на Електротехничкиот факултет во Белград во 1955 г., а докторирал во 1974 г. на Електротехничкиот факултет во Загреб. Во 1955 г. се вработил во Фабриката за автобуси „11 Октомври“, во 1965 г. е примен на Електротехничкиот факултет во Скопје како предавач, а во 1977 г. е избран за редовен професор. Ја основал и бил раководител на Лабораторијата за електротермија и ја вовел оваа дисциплина на Електротехничкиот факултет во Скопје. Активно работел во рамките на Југословенскиот сојуз за заварување и во Меѓународниот институт за заварување. Бил автор на оригинални и патентирани уреди и постројки од подрачјето на електричното заварување. Има напишано високошколски учебници по електротермија, по електрично заварување и по индустриски роботи. М. Чунд.

**ЧУНДЕВА, Нина** (Бендери, Молдавија, 12.IV 1936) – филолог, унив. проф. на Филолошкиот фа-


Нина Чундева

култет „Блаже Конески" во Скопје на Катедрата за славистика (од лектор до редовен проф.). Автор е на повеќе десетици статии од областа на русистиката и славистиката. Докторирала на темата *Русизмите во македонскиот литературен јазик* (необјавена). Коавтор на *Руско-македонскиот речник* (1997). Кр. Ил.


Екатерина Чундева-Галиќ

**ЧУНДЕВА–ГАЛИЌ, Екатерина** (Софија, Бугарија, 7. XII 1927 – Скопје, 22. V 2009) – редовен професор на Електротехничкиот факултет во Скопје. Дипломирала во 1951 г. на Електротехничкиот факултет во Белград и веднаш се вработила во претпријатието „Хидроелектропроект". Еден е од главните проектанти на хидроцентралите Вруток, разводната постројка 110 КВ Вруток, Хидроцентралите Равен и Шпиље. Во 1959 година се вработува на Електротехничкиот факултет во Скопје, каде во 1976 г. е избрана за редовен професор. Таа е еден од основачите на Електротехничкиот факултет во Скопје. М. Чунд.

**ЧУПОВСКИ, Димитрија Димов (Димитриевич)** (Папрадиште, Велешко, 8. XI 1878 – Ленинград, СССР, 29. X 1940) – најистакнатиот организатор и афирматор на македонската културно-национална мисла, член-основач и претседател на *Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург* (1902–1917), член-основач и претседател на *Словеномакедонското национално-просветно друштво „Св. Кирил и Методиј"* (1912–1913), член-основач на *Руско-македонското благотворно друштво „Св. Кирил и Методиј"* (1913–1914) и член-основач и претседател на *Македонскиот револуционерен комитет во Петроград* (1917–1924), но и потпретседател на Друштвото за помош на почетниците литератори, артисти, уметници и научници на Русија (1915) и редовен член на С.-Петербуршкото словенско благотворно друштво, на Друштвото за словенска заемност и на други руски асоцијации; поет, публицист, редактор, книгоиздавач, картограф, историчар, лексикограф и културно-национален деец.

Роден како посмртче (по убиството на татко му), се школува во родното село и во Крушево, а потоа во Вечерната школа на „лозарите" во Софија (1892), па во Вечерната светосавска учителска школа во Белград (1892–1895), каде што членува во Ученичкото друштво „Вардар" (1893–1894). По краткотрајното учителување во родното село (1895/96), поради учество во револуционерното движење, е затворен. Успева да избега и преку Белград оди во Русија и учи во Духовната семинарија во Новгород и во Симферопол (1897–1900), продолжува на Духовната академија во С.-Петербург (1900–1905), се запишува на Петербуршкиот универзитет, но е исклучен поради учество во студентски штрајк (1905).

Како претседател на МНЛД ги подготвува неговите акции, води разговори со руските власти и со Турската и Австро-унгарската амбасада, држи предавања во Другарството и надвор од него. Патува во Македонија заради подготовки за отворање училишта на македонски јазик (1905 и 1911). Како сопственик на Посредничкото биро „Трудовој посредник" го издава годишникот „Дѣловой Петербургъ" (1909 и 1910).


Димитрија Чуповски

Спроти Балканската војна, со други членови на Другарството настапува на јавни собири и во рускиот печат, а по почнувањето на војната стигнува во Велес и со *П. Попарсов* организираат *Општомакедонска конференција* (декември 1912) за зачувување на целоста и обезбедување на слободата и државноста на Македонија. Од Конференцијата добива полномошно за да може Македонската колонија во Петроград да ги застапува македонските интереси пред Европа. Кога се осуетува одењето со П. Попарсов во Париз и Лондон, Ч. се јавува со статии за македонската држава и за завојувачкиот карактер на војната. Ја објавува (во колор) првата карта на македонски јазик *Карта Македониа по програма на Македонските народници* (март 1913) и заедно со *Меморандумот на Македонците* (1. III 1913) ги праќа до Лондонската конфренција и до рускиот печат. На 7 јуни е потпишан и *Меморандумот на Македонците до владите и јавноста на балканските држави,* а на 9 јуни 1913 г. излегува првиот број на најзначајната периодична публикација на македонската национална мисла сп. „Македонскій голосъ (Македонски глас)" што со 11 броја (до 20 ноември 1914) стана единствен историски архив за борбата на Македонците за зачувување на територијалната целост и за извојување на националната слобода. Покрај многуте официјални акти на Македонската колонија во Петроград, заедно со К. П. Мисирков, од името на Петроградската и од Јужноруската македонска колонија, поднесуваат опширен Меморандум до рускиот министер за надворешни работи (14. VIII 1914). Заедно со Н. Димов, преку Друштвото за помош на почетниците литератори, артисти, уметници и научници на Русија организираат и Словенски лазарет за ранетите руски воини (1915).


Домот на Димитрија Чуповски и седиштето на Македонското научно-литературно другарство во С.-Петербург


Годъ I. № 1.
МАКЕДОНСКІЙ ГОЛОСЪ
(МАКЕДОНСКИ ГЛАС).
Органъ сторонниковъ независимой Македоніи.
С.-Петербургъ. 9 Іюня, 1913.
КАРТА МАКЕДОНІИ.

Факсимил од „Македонски глас“ (1913)


Карта на Македонија по програма на македонските народници (1913)


Mémorandum

Меморандумот на Македонците (1. III 1913)

Обидот да дојде во Македонија (1916) завршува на границата со Романија. Програмата за Балканска Федеративна Демократска Република на *Македонскиот револуционерен комитет* беше заглушена од Октомвриската револуција (1917). Подготви македонско-руски речник, но не стигна да го заврши, а пропаѓа во бомбардировките на блокираниот Ленинград (1942), заедно со ракописот на лексиконот за историјата, етнографијата, јазикот, фолклорот и културата на Македонија. Умира како турски поданик, изнесен за погреб прекриен со знамето на Македонската колонија изработено во 1914 г. На крстот син му му ги напишал зборовите што самиот му ги поставил на брата му Наце: *Борец за правото и слободата на македонскиот народ.* Гробот со државни свечености му беше пренесен од Ленинград во Скопје (1990).


Д. Чуповски: План за подготовката на енциклопедиска книга за Македонија и Македонците (1923–1936)

БИБЛ.: *Карта Македоніа по програма на Македонските народници.* Издал во Петроград 1913 г. Д. Д. Павле-Чуповски; *„Дѣловой Петербургъ“.* Политико-экономическій, торгово-промышленный и финансовый журналъ, 1 (1909) и 2 (1910), С.-Петербургъ. Издатель Д. Д. Павле. Редакторъ Л. Ждановъ; *„Македонскій голосъ (Македонски глас)“.* Органъ сторонниковъ независимой Македоніи, I, 1 (С.-Петербургъ, 9. VI 1913) – 8 и II, 9–11 (Петроградъ, 20. XI 1914).

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I–II, Скопје, 1978; истиот, *Димитрија Чуповски и македонската национална свест*, Скопје, 1996; истиот, *Димитрий Чуповский и македонское национальное сознание*, Москва, 1999. Бл. Р.

**ЧУПОНА, Ѓорѓи Ташков** (с. Маловиште, Битолско, 10. IV 1930) – математичар, ред. проф. на ПМФ (1972), дописен (1979) и редовен (1983) член на МАНУ. Дипломирал (1953) на Филозофскиот факултет (Група математика), каде што бил избран (1955) за асистент. Докторирал (1959) на ПМФ со темата „Прилог кон теоријата на алгебарските структури“. Во текот на 1964 г. престојувал на специјализација на Универзитетот во Манчестер, Велика Британија. Научниот интерес на д-р Ѓорѓи Чупона е од областа на алгебрата, посебно делот од универзалната алгебра што ги изучува n-арните, векторско-вредносните и други слични структури. Објавил стотина научни трудови. Соработката остварена со низа математичари од поранешните југословенски простори, како и големиот број објавени заеднички трудови, го истакнале како еден од водечките алгебристи во СФРЈ. Според достигнатите научни резултати, тој успеа да ја направи македонската алгебра препознатлива и во светски рамки. Под негово суштинско раководство се изградени сите наши научни кадри од областа на алгебрата. Учебниците по алгебра и учебниците наменети за техничките факултети на коишто е автор или коавтор, одиграа незаменлива улога во издигањето на алгебарската и, пошироко, на математичката култура во земјава.


Ѓорѓи Чупона

БИБЛ.: Учебници: *Предавања по алгебра* I, Скопје, 1968; Ѓ. Чупона, Б. Трпеновски, Н. Целакоски, *Предавања по виша математика*, I–III, Скопје, 1971–72; Ѓ. Чупона, Б. Трпеновски, *Предавања по алгебра* II, 1973; *Алгебарски структури и реални броеви*, Скопје, 1976; Б. Трпеновски, Н. Целакоски, Ѓ. Чупона, *Виша математика*, I–IV, Скопје, 1993–1995. Одбрани научни трудови: *За финитарните операции*, Год. зб. на Филозофскиот факултет, Природно-математички оддел, 12, 1959, 7–49; *За асоцијативите*, „Прилози“, МАНУ, Одделение за природно-математички науки, I, 1, 1969, 9–20; *Vector Valued semigroups*, Semigroup Forum, Vol. 26, 1983, 65–74; G. Cupona, N. Celakoski, S. Markovski, D. Dimovski, K. Trenčevski, B. Janeva, Z. Stojaković, S. Ilić, *Vector Valued Semigroups and Groups*, монографија, МАНУ, 1988; G. Cupona, N. Celakoski, *Free groupoids with* $(xy)^2 = x^2y^2$, „Прилози“, МАНУ, Одделение за природно-математички науки, 17, 1-2, 1996, 5-17.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006*, монографија, Скопје, 2006; *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987. Н. Ц.

**ЧУРИЛКАРИ** (*Curculionidae*) – растенојадни тврдокрилни инсекти. Имаат силно изразен устен апарат за грицкање, претворен во долга рилка – чурилка. Телото им е лесно издолжено, валчесто и округло, заштитено со јак хитински оклоп. Најбројна фамилија е меѓу


Чурилкар

тврдокрилните инсекти. Во светот се познати над 60.000 видови. Штетници за шумските, земјоделските и за овошните култури. Во Македонија се констатирани 150 таксони од кои 22 се ендемични.

ЛИТ.: Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ЧУРУЛИНЦИ** (Burhinidae) – фамилија крупни, краткоклунести птици од редот бекасиновидни птици (Charadriformes). Во светот се познати вкупно осум видови, од кои само еден чурулин е присутен во Европа и кај нас (Burhinus oedicnemus).


Чурулинец

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЧУЧЕР-САНДЕВО** – село во Скопско. Се наоѓа во јужното подножје на планината Скопска Црна Гора, на надморска висина од околу 550 m. Со Скопје е поврзано со регионален асфалтен пат. Има 299 ж. од кои 117 се Македонци, 180 се декларираат како Срби и други (2). Населението се занимава со одгледување житни култури и лозарство. Тоа е седиште на општина, која зафаќа површина од 24.078 ha, има 12 населени места во кои живеат 8.493 ж. Во Чучер-Сандево постои осумгодишно училиште и здравствена станица. Ал. Ст.

**ЧУЧКОВ, Владо** (Свилајнац, 6. VI 1929 – Скопје, 15. X 1997) – музички редактор и критичар. Своите студии ги оформува на Музичката академија во Љубљана. По доаѓањето во Скопје се вработува во МРТВ како музички уредник. Неговата главна преокупација е на планот на музичката критика. Почнувајќи од 1961 г., тој е музички критичар на весникот „Нова Македонија“, а соработува и во други весници и списанија. До крајот на животот бележи голем број критики во весникот „Вечер“. Во нив Чучков се покажува


Владо Чучков

како луциден, духовит и провокативен сведок на музичките настани. Тие особености наоѓаат среќен спој со неговата ерудиција и објективност во толкувањето на тие настани. Б. Орт.


Ефрем Чучков

**ЧУЧКОВ, Ефрем** (Кратово, 21. XI 1870 – Софија, 1. X 1923) – учител и револуционер, војвода. Се школувал во Солун (V клас гимназија), во Софија (две години воено училиште), а го завршил Педагошкото училиште во Казанл'к (1896). Учителствувал во Пехчево и во Мелник. Од 1897 г. дејствувал нелегално во Кочанско, Кратовско и во Штипско. Бил член на Скопскиот ОК (1905), учесник во Балканските војни.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Гоце Делчев. Сӣомени, докуменӣи, маӣериали*, София, 1978; Х. Силянов, *Освободиӣелниӣе борби на Македония*, II, 598, София, 1983. Ал. Тр.


Мане Чучков

**ЧУЧКОВ, Мане (Емануил) Христов** (Ново Село, Штипско, 14/27. XI 1901 – Скопје, 1. IX 1967) – македонски државник, унив. професор, општествено-политички и културно-национален деец. Основното образование го завршува во Штип, гимназијалното во Штип и Скопје, а високото (етнографија, антропогеографија и физичка географија) на Филозофскиот факултет во Белград и Скопје (1925).

Излезен од револуционерно семејство, тој уште како ученик е вклучен во „социјалистички кружок“ (1919), а за учество во агитацијата за изборите првпат е приведен (1921). Еден е од основачите на ММТРО во Скопје (1923). На митинг во Штип пак е затворен (1924), а по откривањето на аферата на ММТРО (1927) одново е уапсен, но поради немање докази е ослободен. Уште при првото службување во Охрид пак е затворен и суплентскиот стаж го завршува во Свилајнац (Србија). По положувањето на професорскиот испит во Белград (1929), тој службува сè до 1941 г. како гимназијален професор во Србија и Босна: Свилајнац, Чачак, Биелина, една учебна година во родниот град (1935/36), па пак во Смедеревска Паланка и Ќуприја и на крајот во Великата медреса во Скопје (1941). По бугарската окупација, како внук на војводата Чучков, Мане е поставен за директор на гимназијата во Прилеп, а потоа и во Скопје.

Уште во есента на 1943 г. станува член на АНОК, којшто реагира на Манифестот на ГШ на НОВ и ПОЈ и бара да се води борба за обединета Македонија, а не за границите на Кралството Југославија. По излегувањето партизан тој е избран за потпретседател на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ (30. IV 1944), а како еден од тројцата членови на делегацијата учествува во разговорите со Националниот комитет и Тито на Вис за судбината на Македонија по Војната (24. VI 1944). На I заседание на АСНОМ го чита рефератот „Народно-демократската власт во Македонија“ и е избран за потпретседател на Президиумот на АСНОМ (2. VIII 1944). Во октомври стигнува во Белград како „повереник за земјоделие“ на НКОЈ, а по формирањето на Владата на Југославија Ч. е „министер за Македонија“ (7. III 1945 – крајот на февруари 1946). Поради ставовите, споделувани и со М. А. Ченто, застапувани на седниците на Владата и пласирани во југословенскиот печат околу прашањето за субјективитетот и поголемиот суверенитет на Македонија во Федерацијата, како и за обединувањето и на другите делови, тој е сменет и вратен во Македонија.

Со група македонски интелектуалци, Ч. во Скопје е обвинет од ЦК на КПМ за дејствување „спротивно на партиската линија“, па политички е деградиран и назначен за директор на Народната библиотека, избран за пратеник во Народното собрание на Македонија (1846–1950), поставен е за директор на Заводот за домашни уметнички ракотворби „Македонски фолклор“ (1947), соработник на новооснованиот Институт за национална историја (1948), директор на Државниот ансамбл за народни игри и песни „Танец“ (1949), а извесно време и потпретседател на Комитетот за високи школи. Потоа станува хонорарен доцент (1954) и редовен наставник по Економска географија на Економскиот факултет во Скопје (1957). Ја одбранува порано започнатата докторска дисертација „Овче Поле. Географско-стопанска студија“ (март 1958). Автор е на повеќе универзитетски и средношколски учебници и прирачници и истражувања од областа на историјата, географијата, економијата, фолклористиката, етнографијата и просветата во Македонија.

БИБЛ.: *Варошица Св. Николе на Овчем йољу,* „Гласник Скопског научног друштва“, XV и XVI, 1936; *Преглед сшановнишшва и насеља Овчеg Поља*, „Луч“, I 5-6, 1938; *Ойиумско йиѿање и изгледи на йреоријенѿацију йривреде Јужне Србије*, „Културна лига“, 4, 1939; *Изграђивање нове Турске*, „Јужни преглед“, 11-12, 1938, и 1, 1939; *Од Македонија до Маршал Тиѿо и назад,* „Илинденски пат“, 7–8, 1944, 39-49; *Сасѿанак „велике ѿројице“ и ѿерор грчких монархо-фашисѿа у Јегејској Македонији*, „20 октобар“, Београд, фебруар 1945, 3; *Македонија у борби за демокраѿизам и федерацију*, „Глас Јединственог Народно-ослободилачког фронта Србије“, IV, 24, Београд, 13. III 1945, 3; *Словенци и Македонци йреѿсѿража Јужноg Словенсѿва*, „Глас Јединственог Народно-ослободилачког фронта Србије“, IV, 39, 1945, 3; *Makedonija i Makedonci*, „Vjesnik Narodnog fronta Hrvatske“, V, 147, Zagreb, 10. X 1945, 1–2.

ЛИТ.: Гиго Милески, *Во сеќавање на йроф. д-р Мане Чучков. Живоѿ и дејносѿ,* „Географски разгледи“, V Скопје, 1967, 167-171; Трајко Босеовски, *Судбинаѿа на ѿрвиоѿ македонски йоѿреѿседаѿел Емануил Чучков,* „Нова Македонија“, 6–8. I 1994, 19; Блаже Рстовски, *Дејносѿа и улогаѿа на Мане Чучков ѿред и ѿо АСНОМ. Обид за монографско ѿрофилирање*, зб.: Република Македонија 60 години по АСНОМ. Зборник од научниот собир по повод шеесетгодишнината од АСНОМ одржан во Скопје на 15–16 декември 2004 година, Скопје, 2005, 47–88. Бл. Р.

**„ЧУЧУК“** – македонско машко народно оро во метар 9/16 (2,2,2,3,). Најчесто се игра во Скопско со држење на рацете за рамо. Темпото е умерено брзо, со средни чекори на полустапалата. Обилува со потскоци, доскоци, ниски клекнувања и самостојни вртења.

ЛИТ.: Михаило Димоски, *Македонски народни ора,* Скопје, 1977,188. Г. М. Г.


Киро Чучков-Себура

**ЧУЧУКОВ-СЕБУРА, Киро** (Велес, 25. III 1919 – Речани, Велешко, 6. I 1943) – младински партиски активист пред војната, организатор на НОД во Велешко, првоборец. Веднаш по окупацијата собирал оружје, разнесувал партиски пропагандни материјали и вршел курирска работа во градот и околината. Еден од првите борци на Велешкиот НОПО „Димитар Влахов“ (од мај 1942) и учесник во сите борбени судрувања со бугарската полиција. Од септември 1942 ја извршувал курирската должност. По враќањето од кумановскиот на велешки терен, во почетокот на 1943 г. бил откриен од бугарската полиција и ликвидиран.

ЛИТ.: *Велес и Велешко во НОВ 1941–1945. Сѿомен книга*, Т. Велес, 1985; *Велешки ѿарѿизански одред во 1942 година*, Велес, 1999. Г. Малк.

**ЧУЧУЛИГИ** (Alaudidae) – фамилија мали приземни птици-пејачки од редот врапчевидни птици (Passeriformes), од кои во Македонија се регистрирани 6 видови: дебелоклуна чучулига (Melanocorypha calandra), полска чучулига (Alauda arvensis), шумска чучулига (Lullula arborea), цуцулеста или ќубеста чучулига (Galerida cristata), мала чучулига (Calandrella cinerea) и планинска чучулига (Eromophila alpestris).


Полска чучулига

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.

**ЧУШКАР, Боро** (Борис Чушкаров) (Куманово, 28. I 1916 – Скопје, 19. IX 1982) – комунистички деец, првоборец, политички раководител во НОАВМ и полициски генерал-мајор. Завршил учителска школа. Како студент на Филозофскиот факултет во Скопје, во демонстрациите за одбрана на Чехословачка (септември 1938) бил уапсен, а подоцна интерниран во Билеќа (јануари 1940). Бил член на КПЈ (1940), а во НОАВМ политички комесар на Третата македонска НОУБ, на Четириесет и втората македонска дивизија и на Петнаесеттиот македонски корпус на НОВЈ. По Ослободувањето бил на разни функции во УДБ, народен пратеник, секретар на Републичкиот совет на Народното собрание на НРМ, член на Централниот одбор на СЗБ од НОВЈ и др. Автор е на повеќе публицистички и историографски дела и остави обемни мемоари. Носител е на Партизанска споменица 1941.


Боро Чушкар

ИЗВ.: Сеќавања, ракопис во АИНИ, Скопје.

БИБЛ.: *Кој и зошѿо го жалеше ѿрансѿорѿоѿ*, Виорни дни, Скопје, 1957, 145–157; *Еден ѿушкомиѿралезец,* на истото место, Скопје, 1957, 175–176; *Курироѿ Перо и неговаѿа ѿабла*, на истото место, 183–184; *Идризово,* на истото место, 227–229; *Знамеѿо над градоѿ,* на истото место, 241–248; *Нашиѿе баѿалјонски весници*, на истото место, 287–289; *Последнаѿа желба на Вера Јоциќ,* на истото место, 291–294; *Синоѿ на Козјак*, на истото место, 319-326; *Вера Трајкова „Коѿорка“,* на истото место, 333-337; *Кушкули... село – 5 јуни 1944,* „Современост“, VIII, 6, Скопје, 1958, 553-557; *Сакам со вас,* „Културен живот“, V, 7, Скопје, 1960, 15–17; *Треѿаѿа ударна и Идризово,* Четириесет години 1941–1945, кн. 6, Скопје, 1962, 541–546; *Ослободувањеѿо на Скоѿје,* на истото место, 557-560; *Хрисѿијан Тодоровски–Карѿош,* Куманово, 1965; *На 13 ноември 1944 година херојскиѿе единици на нашаѿа армија го ослободија Скоѿје,* Документи и материјали за ослободувањето на Скопје, Скопје, 1968, 149–150; *Границѿни ѿемели,* Скопје, 1970; *Борбено Куманово 1919–1941,* Куманово, 1972; *Народни херои од Македонија,* Скопје, 1973 (со коавтори); *Нападоѿ на Идризово.* Сеќавања на учесници во НОВ. Скопје во НОВ 1944–1945, Скопје, 1980, 664–671; *Ослободувањеѿо на заѿвороѿ во Идризово,* Окований во пранги, Скопје, 1981, 398–402; *Васко Каранѓелевски,* Битолските народноослободителни одреди, Битола, 1982, 466-470. С. Мл.

# Џ

**ЏАЈКОВСКИ, Кирил** (Скопје, 25. X 1965) – композитор и аранжер. Својата музичка кариера ја започнува во групата „Бастион" (нејзин основач во 1983 г.). Настапувал како клавијатурист со „Леб


Кирил Џајковски

и сол" (1986–1987). Автор на електронска музика. Особено се истакнал на полето на т.н. применета музика. Меѓу најзначајните творечки дострели што му донесоа меѓународна афирмација е музиката за филмовите „Балканкан" на Д. Митревски, „Големата вода" на И. Трајков, „Прашина" на М. Манчевски, како и музиката за неколку театарски претстави, меѓу кои и за „Буре барут", „Балканот не е мртов", „Диво месо". Има издадено повеќе албуми, меѓу кои и „Homebound", (1999); „Religion & sex" (2001) и др. М. Кол.

**ЏАМБАЗ, Даре** (Прилеп, 1. X 1911 – Скопје, 27. I 1981) – фармацевт, борец, државник. Дипломирал фармација во Загреб (1935). Веднаш по окупацијата на земјата (1941) стапил во НОБ и бил активен борец. Бил уапсен од бугарските власти и интерниран во Бугарија (1942–1943). По Втората Светска војна бил член на АСНОМ – на Третото заседание (1945), министер во Владата на Л. Колишевски (1946–1951), како и во Владата на Љупчо Арсов (1953). Бил претседател на РССНМ, претседател на Планинарскиот сојуз на РМ, а вршел и др. општествени и политички раководни функции. Тој е еден од основачите на Републичкиот Црвен крст на Македонија и негов долгогодишен претседател сè до неговата смрт. Бр. Н.

**ЏАМБАЗОВ, Александар** (с. Стапар, Војводина, 3. II 1936) – диригент и композитор. Музичка академија завршил во Белград. Работел во МРТ, како диригент на Танцовиот и ревискиот оркес-


Александар Џамбазов

тар. Реализирал огромен број студиски снимки и концерти во живо. Како автор, покрај доминантниот придонес во сферите на т.н. популарна музика, создал голем број детски песни, го основал фестивалот „Златно славејче", а творец е и на дела од класичната музика. Пишувал и сценска музика (за филмот „Мементо", за драмските претстави „Мајка", „Двајца на нишалка" и др., како и за детски претстави). Од класичните композиции треба да се издвојат „Рапсодија за Скопје" за пијано и симфониски оркестар (1966), „Седум танцови варијации за пијано и оркестар" (1977) и др. Напишал и повеќе хорски композиции. М. Кол.


Игор Џамбазов

**ЏАМБАЗОВ, Игор** (Скопје, 15. VII 1963) – актер. Дипломирал на Отсекот за актерска игра на ФДУ во Скопје (1987). Член на Драмскиот театар (1987–1992), а потоа во Драмата на МНТ (1992–2005). Настапувал и на филм, а остварил исклучителна естрадна кариера промовирана низ масовните медиуми.

УЛОГИ: Занек („Стапица"), Пит („Спасени"), Ацо Шпирт („Чија си"), Џанго и Црни („Грев или шприцер"), Мане („Буре барут").

НАСТАПУВАЛ ВО ФИЛМОВИТЕ: „Македонскиот дел од пеколот", „Викенд на мртовци", „Збогум на дваесеттиот век" и др. Р. Ст.

**ЏАМБАЗОВСКИ, Климент** (Охрид, 1919 – Белград, 27. IX 2006) – македонски историчар, архивист, академик. Основното образование го завршува во родниот град, а Учителската школа во Јагодина, Србија (1939). По кратко учителствување, ги завршува студиите по педагогија и историја на Софискиот универзитет. Избран е за асистент на Катедрата по педагогија на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје (1949). По притворањето од ИБ и исклучувањето од Факултетот, станува надворешен соработник на Архивот на Македонија со работно место во Белград (1952). На Историско-филолошкиот факултет во Белград ја одбранува докторската дисертација „Културно-општествените врски на Македонија со Србија во текот на XIX век" (1959). Благодарејќи на богатите истражувања на архивите во Србија и публикуваните трудови, избран е за виш научен соработник на Балканолошкиот институт на САНУ (1969), каде што е и пензиониран (1. I 1985). Избран е за член на МАНУ надвор од работниот состав (2006). Објавува повеќе студии и поголем број одделни публикации. Најзначајна му е серијата „Граѓа за историјата на македонскиот народ од Архивот на Србија" во 5 томови во 14 посебни книги што го опфаќаат периодот од 1820 до 1891 г. Необјавен останува подготвениот т. V, кн. III (1892– 1893). За оваа серија ја доби наградата „11 Октомври". Редок и најтемелен познавач на документацијата за Македонија во архивите во Србија.

БИБЛ.: *Кулшурно-ойшшесшвенише врски на Македонцише со Србија во шекош на XX*

век, Скопје, 1960; *Граѓа за историјата на македонскиот народ од Архивот на Србија*, I/1 (1820–1848), I/2 (1849–1856), II/1 (1856–1863), II/2 (1864–1868), III/1 (1868–1873), III/2 (1874–1878), IV/1 (1879–1885), IV/2 (1886–1887), IV/3 (1888–1889), V/1 (1890), V2 (1891), Скопје, 1979–1991). Бл. Р.



Гази Иса-беговата џамија во Скопје (XV в.)

**ЏАМИЈА НА ГАЗИ ИСА-БЕГ** (Скопје, XV в.) – споменик на културата. Изградена по смртта на Гази Иса-бег, нејзиниот ктитор е третиот османлиски заповедник на Скопје и на Скопското краиште. Таа е од типот џамии со две еднакви куполи над молитвениот простор и со трем засводен со пет куполи, потпрени на четири масивни столба. Реновирана по оштетувањата од земјотресот од 1963 г.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998. Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.



Исхак-беговата џамија (XV в.)

**ЏАМИЈА НА ИСХАК-БЕГ (АЛАЏА ЏАМИЈА)** (Скопје, XV в.) – верски објект, споменик на културата. Подигната е од Исхак-бег, вториот османлиски заповедник на Скопје. Позната е и под имињата Исхакија и Стара џамија, а називот Алаџа (Шарена) го добила по богатиот декор со кој била украсена. Покриена е со купола, а другите делови и тремот со полуцилиндрични и коритести сводови. Во дворот се наоѓа затворено турбе во кое се претпоставува дека е погребан Паша-бег, еден од синовите на Исхак-бег.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981, 254–258. Др. Ѓ.



Кебир Мехмед Челеби џамијата во Скопје (XV в.)

**ЏАМИЈА НА КЕБИР МЕХМЕД ЧЕЛЕБИ** (Скопје, 1469) – верски објект, споменик на културата. Подигната е од Мехмед Челеби, син на Исхак-бег, вториот османлиски заповедник на Скопје. Била покриена со купола, а со три мали куполи бил засводен и тремот. Имало имарет и училиште. Денес е со видно изменет изглед.

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Кебир Мехмед Челеби џамија во Скопје*, „Ликовна уметност", Друштво на историчарите на уметноста на СР Македонија, бр. 10-11, Скопје, 1985; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ЏАМИЈА НА КОЏА КАДИ** (Битола, 1529/1530) – споменик на културата. Позната е и под името Џамија на Коџа Ахмед ефенди. Ѕидана е од тула и од камен, како и минарето, а е покриена со обичен покрив. Има големо предворје, кое било доградено подоцна. Во дворот има стари надгробни нишани.

ЛИТ.: Крум Томовски, *Џамии во Битола*, Годишен зборник на Техничкиот факултет, II–2, Скопје, 1957. Др. Ѓ.

**ЏАМИЈА НА СУЛТАН МУРАТ (ХУНКАР ЏАМИЈА)** (Скопје, 1436) – верски објект, споменик на културата. Изградена е под ктиторство на султанот Мурат II (1421–1451). Настрадала во пожарот од 1689 г., по што била реновирана. Има отворен трем кој се потпира на четири камени столба, а внатрешната декорација датира од почетокот на XX в. Во дворот има две турбиња: турбе на Бејхан султан, со пет надгробни споменици и семејна гробница на Али-паша од Дагестан. Обновувана и во 1911 г., како и по земјотресот од 1963 г.



Султан Муратовата џамија во Скопје (XV в.)

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998, 16–25; Афродита Таневска, *Санационо-конзерваторски работи на Султан Муратовата џамија во Скопје*, Културно историско наследство во СР Македонија, XVIII, Скопје, 1983. Др. Ѓ.



Хајдар Кадината џамија во Битола (XVI в.)

**ЏАМИЈА НА ХАЈДАР КАДИ** (Битола, 1561/1562) – споменик на културата. Подигната е од страна на битолскиот кадија Гази Хајдар, по проект на османлискиот архитект Мимар Синан. Имала две минариња. Висината на куполата изнесува 20 m, тремот е покриен со три мали куполи, потпрени на мермерни столбови.

ЛИТ.: Крум Томовски, *Џамии во Битола*, Годишен зборник на Техничкиот факултет, II–2, Скопје, 1957; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ЏАМИЈА НА ХАМЗА-БЕГ** (Битола, крај на XVII – поч. XVIII) – реновирана во 1798 г. Димензиите ѝ се скромни, внатрешноста е декорирана со стилизирана орнаментика, со растителни и геометриски мотиви.

ЛИТ.: Крум Томовски, *Џамии во Битола*, Годишен зборник на Техничкиот факултет, II–2, Скопје, 1957; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avrupa'da Osmanlı Mimarı Eserleri*. Yugoslavya, lll cild, 3. kitab, İstanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ЏАМИЈА НА ХАЏИ ДУРГУТ (ТУРГУТ)** (Охрид, 1466) – верски активен објект. Изградена е врз темелите на црквата Св. Недела. Има квадратната основа со димензии 6,50 x 6,50 m. Реставрирана 1980 г. Позната е под името Крст џамија (на врвот од минарето има крст).

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата*, кн. втора, Скопје, 1978; Fehim Bajraktarević, *Turski spomenici u Ohridu*, „Prilozi za orijentalnu filologiju", V, 1954–55, Sarajevo, 1955. Др. Ѓ.

**ЏАМИЈА НА ХАЏИ ХАМЗА** (Охрид, сред. на XVI в.) – верски активен објект. Претставува еднокуполна џамија со скромни димензии, молитвен простор од 6,60 x 6,10 m. Се одржуваат молитви само во петок и во време на Рамазанските празници.

ЛИТ.: *Охрид и Охридско низ историјата*, кн. II, Скопје, 1978, 299. Др. Ѓ.

**ЏАМИЈА НА ХУСИН-ШАХ** (с. Сарај, Скопско, сред. на XVI в.) – верски објект, споменик на културата. Изградена е од санџакбегот Хусеин-шах. Има квадратна основа засводена со купола, а денешниот изглед на тремот го добил по реставрацијата од земјотресот од 1963 г. Во дворот има шестострано затворено турбе, во кое е погребан ктиторот Хусеин-шах (1566/1567 г.).

ЛИТ.: Лидија Кумбараџи-Богоевиќ, *Османлиски споменици во Скопје*, Скопје, 1998; Андреј Андрејевић, *Исламска монументална уметност XVI века у Југославији*, Београд, 1984. Др. Ѓ.


Арбен Џафери

**ЏАФЕРИ, Арбен** (Тетово, 24. I 1948) – новинар и политичар. Завршил Филозофски факултет. До 1990 г. работел за радио и телевизиските станици во Приштина (Косово) како главен уредник на Културната програма. Бил претседател на Партијата за демократски просперитет на Албанците во Македонија (од 18. IV 1995), а потоа лидер на Демократската партија на Албанците (до 2007). На вторите парламентарни избори во РМ беше избран како независен пратеник (1994), а потоа како пратеник на ДПА. Познат е по своите контроверзни и радикални изјави за државното уредување и правата на Албанците во РМ. Од здравствени причини, се повлече од активната политика (2007). С. Мл.

**ЏЕКОВ, Ангел Томов** (Пловдив, Бугарија, 21. XI 1917 – Скопје, 8. III 1986) – ветеринар. Од 1948 до 1983 г. бил началник, односно директор на Ветеринарната управата во РМ. Има објавено 46 научно-стручни трудови, 576 стручни популарни написи, 9 стручно популарни брошури и една скрипта за ветеринарни техничари. М. Д. – Ј. Б.

**ЏЕКОВ, Славчо** (с. Раклиш, Радовишко, 21. IX 1924) – унив. професор, специјалист од областа на одгледувањето на шумите и за предметот дендрологија. Студирал на Шумарскиот факултет во Белград, а дипломирал на новоотворениот Земјоделско-шумарски факултет во Скопје (1950). Докторирал на Шумарскиот факултет во Загреб (1959). Избран е за асистент (1953), а потоа за редовен професор на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје (1971). Бил декан на Шумарскиот факултет во Скопје (1982–1984). Се занимавал со проучување на дендрофлората, шумско-вегетациските односи и воведувањето на популикултурата во Македонија. Дал голем придонес во проучувањето на тополите и глоговите, при што открил нови видови. Публикувал бројни трудови во домашни и во странски списанија. Ал. Анд.


Томислав Џеков

**ЏЕКОВ, Томислав** (Гевгелија, 18. IX 1943) – ред. проф. на ЕТФ во Скопје. Докторирал (1976) во University of Pennsylvania, Philadelphia во САД. Работел во РТВ Скопје (1967–1969) како инженер за видеотехника. Од 1969 г. работи на ЕТФ во Скопје каде што во 1985 г. е избран за редовен професор. На ЕТФ вршел повеќе функции како раководител на институт, продекан и декан. Има богата научна и апликативна дејност. Во 1990 г. престојувал во Нигерија како експерт на Интернационалната телекомуникациона унија. Др. М.

**ЏЕКОВА-СТОЈКОВА, Слобода Ангелова** (Гевгелија, 12. III 1945) – биохемичар, редовен професор на Мед. ф. во Скопје. По дипломирањето на Мед. ф. во Скопје, од 1969 работи во Институтот за биохемија, каде што била шеф и директор (1983–1998). Автор и коавтор е во над 100 труда, учебник и практикум по биохемија и учесник во бројни проекти на Институтот.

ИЗВ.: Рецензија во „Билтен" 749/2000. Д. С.-Б.

**ЏЕЛАДИН-БЕГ** (1794–1831) – управник на Охрид, син на тетовскиот паша Реџеп. Важел за праведлив управник за кого работеле и христијани. За заштитник на градот од разбојници го поставил Кузман Капидан, јунакот во „Сердарот" од Григор Прличев. Под влијание на својата втора жена Ташула, робинка од Негушкото востание, во чие задушување учествувал, бил толерантен кон христијаните. Во 1831 г., по меѓусебните судири на моќните бегови, избегал во Египет.

ЛИТ.: Е. Спространовъ, *Джеладин-бей*, Сборник за народни умотворения, наука и книжина, XIV, София, 1897; *Охрид и охридско низ историјата*, II, Скопје, 1978. Др. Ѓ.

**„ЏЕЛАДИН ЗЕКИРИ", Културно-уметничко друштво – Тетово** – едно од најактивните културноуметнички друштва на Албанците во Македонија. Негови претседатели биле д-р Хабил Беџети, Касим Мурсела и др. Посебна активност пројавило во периодот 1980–1982 г. со гостувањата во Улцињ, Пеќ, Задар и во неколку градови на Албанија. С. Мл.

**ЏЕЛАЛ, Томо (псевд. Шумски)** (Gjelaj-Shumski, Tom Nik) – в. *Ѓелај, Том Ник (псевд. Шумски).*

**ЏЕМАЛИ, Шабан** (Дебар, 6. V 1918) – правник. Бил учесник во НОБ (од 1942) како заднински активист, помошник-командант на Командата на местото; член на КПМ (од 1944). По Ослободувањето ја завршил Вишата управна школа и бил претседател на Градскиот народен одбор (1944–1947), член на Околискиот комитет на СКМ, член на Општинскиот комитет на СКМ, потпретседател, а потоа претседател на Општинскиот одбор на ССРНМ и секретар на Општинскиот комитет на СКМ во Дебар. Бил член на Одборот за општествено-економски односи на Републичкиот совет и пратеник во Републичкиот собор на Собранието на СРМ (1970). С. Мл.

**„ЏЕМИЕТ"** („Дружба") (1919) – политичка организација на муслиманите од Вардарскиот дел на Македонија, Косово и дел од Сан-

џак. Во неа членувале претежно Турци и Албанци за зачувување на нивните верски и национални интереси. Основач и водач бил Неџиб Драга, а по неговата смрт, неговиот брат Ферид Драга. На парламентарните избори (1920) добила 8, во 1923 г. 14, а во 1925 г. не добила ниту еден пратенички мандат. Го поддржала и гласала за Видовденскиот устав.

ЛИТ.: Д-р Надежда Цветковска, *Политичките партии во парламентарните изборни борби во Вардарскиот дел на Македонија (1919–1929)*, Скопје, 2004. Н. Цв.

**ЏЕМПЕР** – специфична форма на детски појас што го носеле децата од Кумановско. Најчесто бил орнаментиран со ситни орнаменти на црвена основа. Ј. Р.-П.


Иван Џепароски

**ЏЕПАРОСКИ, Иван Маринов** (Скопје, 9. V 1958) – доктор по филозофија, универзитетски професор и поет. Дипломирал на Филозофскиот Факултет во Скопје (1980), каде што магистрирал (1991) и докторирал (1997). Работел како уредник на Научната и на Културната програма во МРТВ (1981–1993), а потоа како асистент, доцент и вонреден професор по предметите Естетика, Историја на естетиката и Филозофија на културата на Институтот за филозофија на Филозофскиот факултет во Скопје, чиј раководител е од 2004 г. Член е на Македонскиот ПЕН-центар, бил и негов секретар. Автор е на голем број текстови, неколку книги од областа на естетиката и културната теорија, три поетски книги, како и на поголем број преводи (В. Блејк, Ј. Бродски, Џ. Џојс, Д. Хјум). Неговата поезија како и некои од есеите се преведени на неколку јазици. Во естетиката се занимава со прашањата на „уметничкото дело“ и на „возвишеното“ и се обидува да ги поврзе аналитичките пристапи со оние на континенталната естетика, додека во теоријата на културата особено внимание им посветува на феномените на „играта“ и на „сакралното“.

БИБЛ.: *Арго плови по Аксиј,* 1984; *Во потрага по изгубениот тоталитет,* 1993; *Уметничкото дело,* 1998; *Отаде системот,* 2000; *Филозофски приказни,* 2001; *Младите, Светото и Уметноста* (коавтор), 2003; Поезија: *Слики од изложбата,* 1989; *Еклоги,* 1992; *Песни,* 1998.

ЛИТ.: *Филозофски факултет во Скопје: 1920–1946–2006,* Скопје, 2006, 305. В. Панз.


Лука Џеров

**ЏЕРОВ, Лука** (Битола, 27. X 1870 – Софија, 20. IX 1948) – „лозар“, учител и револуционер, војвода во Илинденското востание. Се школувал во Битола и во Солун. Учествувал во Мелничкото востание (1895). Во периодот од 1897 до 1899 г. бил учител и училиштен инспектор во Кичевско и член на Битолскиот ОК (1901). Учествувал на Смилевскиот конгрес. Во Илинденското востание дејствувал во Кичевската востаничка област, а по востанието во Битолско.

ИЗВ. и ЛИТ.: *Борбите в Македония и Одринско 1878–1912. Спомени*, София, 1981; *Освободителното движение в Македония и Одринско. Спомени и материали*, I, с. XXI; II, с. XI, София, 1983. Ал. Тр.


Никола Џеров

**ЏЕРОВ, Никола Георгиев** (Софија, 4. IX 1892 – Софија, 1. XI 1975) – бугарски и македонски поет, прозаист и публицист. Син на преселници од Охрид што живеат во бегалскиот софиски квартал Јучбунар, па уште мал го усвојува македонскиот како домашен јазик. Ја завршува гимназијата и студиите по словенска филологија на Софискиот универзитет. Во 1914–1915 г. престојува во градот на неговите родители и пишува стихови на македонски јазик. Активно учествува во Академското друштво „Бело Море“ (1914–1917). Во зачуваниот ракописен „Беломорски дневник“ (потпишан со псевдонимот Џеронимо) е забележена и песната „Откако те видоф“ што подоцна влегува со други три и во стихозбирката со негови стихови (и на македонски) „Охридска пролѣтъ. Спомени“ (1923), а две од нив и во збирката со нотирани македонски песни од Ј. Чешмеџиев (1926). Работи како редактор и член на Редакцијата на органот на Македонскиот младешки зговор, преименуван во Сојуз на македонските младешки културно-просветни организации во Бугарија „Устрем“ (1923–1926). Потоа е член на Редакцијата на легалниот орган на ВМРО „Македония“ (1926–1928), но по убиството на Ал. Протогеров, како револт „поради братоубиствата на Македонците што се разгореа во Бугарија“, ја напушта Редакцијата. Објавува литературни и публицистички прилози во разни списанија и весници во Бугарија (и под псевдонимите Бојко и Македонец), како и преводи во повеќе антологии од француски, руски и германски поети.

БИБЛ.: *Благословията надъ свѣта“*, Троянъ, 1923; *Охридска пролѣтъ. Спомени*, С., 1923; *На югъ. Разкази и спомени изъ македонския животъ*, С., 1928; *Пролѣтъ край езерото. Стихове*, С., 1930; *Братоубийството*, С., 1933; *Живата легенда на Охридъ*, С., 1934; *Далечната земя*, С., 1938; *Гергьовденски люлки. Стихотворения*, С., 1940).

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Кога стихотворбата требаше да станува песна (Ј. Чешмеџиев, А. К. Попорушев и Н. Џеров)*, „Современост“, XXIV, 5–6, 1974, 463–469; истиот, *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 108–112. Бл. Р.

**ЏЕРОВ-МАКЕДОНСКИ, Спиро** (Битола, 1834 – месноста Булуџа, Бугарија, 17. VII 1868) – македонски револуционер. Од трговско и револуционерно семејство. Подготвувал заговор во Битолско (1862), бил уапсен и осуден на смрт. Издржал пет години робија. По ослободувањето зел учество во Критското востание (1866). Се активирал да организира ново востание во Битолско и во Крушевско (1867). Учествувал во ослободителните борби во Србија, Романија и во Бугарија, каде што и загинал.

ЛИТ.: М. Стојаноски, *Прилог кон прикажувањето на животот и револуционерната дејност на Спиро Џеров-Македонски 1835–1868*, „Прилози“, XXV, 43, ДНУ-Битола, 1985. Ал. Тр.

**ЏИКОВ, Златан Трајков** (Скопје, 10. X 1935) – гинеколог-акушер, генетичар. Мед. ф. завршил во Скопје во 1961 г., каде што и предавал. Докторирал и хабилитирал. Се усовршувал во повеќе центри во Европа (особено во Ве-

лика Британија и Германија) во областа на преднаталната дијагностика, хуманата генетика и молекуларната биологија. Основоположник е на првата Лабораторија за хумана генетика и пренатална дијагностика во РМ. Коавтор на прирачникот за лекари „Современа дијагностика и терапија во медицина“ (2000). З. Џ.

**ЏИКОВА, Соња Љупчова** (24. X 1945, Скопје) – спец. интернист-нефролог. Мед. ф. завршила во 1970 г., а специјализација по интерна медицина и супспецијализација по нефрологија на Мед. ф. во Скопје. Формирала Оддел за ехосонографија и интервентна ехосонографија (1982). Се усовршувала во повеќе центри во Европа (Данска, Белгија, Германија). Докторирала и објавила повеќе од 120 стручни и научни трудови. Коавтор е на прирачникот за лекари „Современа дијагностика и терапија во медицината“ (2000) и „Интерна медицина“ (2003). С. Џ.

**ЏИМРЕВСКИ, Боривое Тодоров** (Куманово, 27. IV 1940) – етномузиколог, етноорганолог. Дипломирал на Музичката академија во Белград (1967). Еден период работел во Радио Скопје (1967–1974). Потоа се вработил (1974) во Институтот за фолклор „Марко Цепенков“ како асистент-истражувач на народните музички инструменти и инструменталната народна музика. Докторирал (1992) со темата „Гајдата во Македонија, инструмент – инструменталист – музика“. Напишал над 40 стручни трудови со кои учествувал на повеќе меѓународни конгреси и симпозиуми. Извршил обемни теренски истражувања што резултирале со над 4.000 снимени записи, 1.678 мелографии, 1.265 оригинални фотографии. Објавил неколку книги. Раководител е на монографскиот проект „Фолклорот во Куманово и Кумановско“ (2000). Дал значаен придонес во организирањето на повеќе фолклорни фестивали, смотри, семинари и предавања.

ДЕЛА: *Чалгиската традиција во Македонија* (Скопје, 1985); *Гајдата во Македонија* (Скопје, 1996); *Шупелката во Македонија* (Скопје, 2000); *Градската инструментална музичка традиција во Македонија* (Скопје, 2005). М. Кол.

**ЏИНЛЕСКИ, Борислав Ѓорѓиев** (Тетово, 15. VIII 1921 – Скопје, 4. VI 2001) – ветеринар, унив. проф. Докторирал на В. ф. во Сараево (1965). Редовен професор на Земјоделскиот факултет во Скопје. Има објавено 159 научни и стручни трудови, два учебника, една скрипта, практикум и учебник за средни училишта. 17 години бил


Борислав Џинлески

главен и одговорен уредник на списанието „Македонски ветеринарен преглед“. М. Д. – Ј. Б.


Емилија Џипунова

**ЏИПУНОВА, Емилија** (Велес, 30. I 1935) – балерина и балетски критичар. Го завршува Балетското училиште во Скопје, во класата на Г. Македонски и Н. Кирсанова, напоредно со гимназијата. Апсолвира на Филолошкиот факултет во Скопје. Член е на Балетот при МНТ (1949–1974). Како солистка се истакнува со својата танцувалност и со сигурна балетска техника. Од 1979 г. е балетски рецензент во Радиото и во печатените медиуми. Автор е на две телевизиски серии за балетската уметност.

*УЛОГИ:* Пријателка на Марија (Б. Асафјев, „Бахчисарајска фонтана“), Муза (П. И. Чајковски, „Франческа де Римини“), Колумбина (Л. Делиб, „Копелија“) и др. Т. П.


Виолета Џолева

**ЏОЛЕВА, Виолета** (Скопје, 16. VII 1951) – режисер. Дипломирала на Театарската академија во Белград (1974). Била член на Радиодрамата (1958–1969); режисер во МРТ Скопје (1974–1976); режисер во Камерниот театар во Сараево (1976–1992); слободен уметник (1992–1994); од 1994 г. е драматург и режисер на МРТ.

РЕЖИИ: „Хенрих IV“, „Димна Јуда град градила“, „Ана Франк“, „Змеј“, „Колапс“, „Кралот Иби“, „Техно ѕвезда“, „Белите коњи“ и др. Р. Ст.


Борис Џонов

**ЏОНОВ, Борис** (Богданци, 1. XII 1913 – Струмица, 25. V 1943) – културно-национален деец и литературен творец. Поради воените состојби, уште како тригодишен со родителите е префрлен во Гевгелија, каде што останува до по завршувањето на Првата светска војна. Во 1926 г., како унијат, е испратен на школување во унијатскиот интернат во Загреб, каде што е подготвуван за унијатски свештеник. Но доаѓа во судир со воспитувачите и во 1928 г. е истеран од интернатот. Со самоиздржување во 1932 г. ја завршува II класична гимназија во Загреб и во следната година се запишува на Правниот факултет, што и го завршува во 1939 г.

Наоѓајќи се во хрватската национално разбранувана средина, пројавува интерес за националното ослободување на македонскиот народ, што го доведува и до првото затворање во 1931 г. Активно се вклучува во движењето на македонската студентска младина во Загреб и станува член на СКОЈ (1935). Го добива органот на ВМРО(Об) „Македонско дело“ и го пропагира меѓу Македонците на Загрепскиот универзитет. Истовремено се наоѓа меѓу основачите и поактивните членови на тогаш основаното Македонско културно-просветно друштво „Вардар“ што развива поширока културно-национална активност. Се поведува акција за проучување на македонската историја и култура и за афирмација на македонскиот јазик. На 1. VI 1936 г. се донесува Резолуција за Македонија, правно формулирана од Б. Џ., и се организираат предавања на актуелни македонски теми и пробеми, па се формира Студентски македонски хор, кој во јули 1936 г. изведува

успешна екскурзија со концерти во Македонија, иако на крајот концертите се забранети. Раководствата на македонските студенти од Загреб, Белград и Скопје на 28. VIII 1936 г. организираат состанок во Охрид. На 30. III 1937 г. во Загреб веќе е отпечатен првиот (и единствен) број на в. „Наш весник" – орган на Друштвото „Вардар, што веднаш е и забранет и запленет. Насловот на весникот графички го изработил помалиот брат на Бориса, Кирил Џонов, што исто така се школуваше во Загреб.

Во сите тие македонски манифестации Џ. зема активно учество. Во 1938 г. напишува леток на македонски јазик што е напечатен и испратен во Белград и во Македонија. Интензивно работи во Универзитетската библиотека, прави македонска библиографија и бара литература за Македонија. Тогаш ја наоѓа и картата на Македонија од Јаранов, колективно ја проучуваат, а тој ја донесува и во Струмица, што одигрува важна улога во будењето и организирањето на младината. Држи предавања во Народниот универзитет и ја буди младината. Уште како ученик пишува поезија на српскохрватски, но само една од нив е напечатена (со потписот Боро). Соработува во хрватскиот напреден печат, а од дваесетината стихотворби на родниот јазик само две се објавени (под псевдонимот БОЏО) на еден прилично унифициран македонски јазик што значно се разликува од неговиот роден говор.

По завршувањето на студиите (1939) е земен на отслужување на воениот рок, а потоа и на воена вежба во Штип. По окупацијата на Македонија (1941) завршениот правник останува без работа и дури во март 1942 г. е назначен за кмет на родното Богданци. Но поради соработката со ослободителното движење, уште во истата година е отпуштен од службата и станува приправник во Струмичкиот суд. Во ноември 1942 г. е примен за член на Комунистичката партија и развива уште поголема националноослободителна активност. Наскоро е откриен од бугарските власти и на 13. V 1943 г., заедно со група од 25 активисти, е затворен од струмичката полиција, но во измачувањата тешко му е повреден вратниот 'рбет и по тридневни маки умира. За да се скрие злосторот, го прогласуваат избеган и телото му е изгорено во варница, а родителите протерани низ Бугарија.

БИБЛ.: стихови на српскохрватски: *Pjesma o besposlenom radniku*, „Glas omladine", I, 5, Zagreb, 14. XI 1935, 7; две стиховорби на македонски: *Сечач*, „Glas omladine", II, 11, Zagreb, 22. XI 1936, 4; *Pamučna vlačarnica*, „Glas omladine", II, 11, 22. XI 1936,5; статија: *Makedonska omladina piše hrvatskoj omladini. „Izgrej zora na slobodata…" Djeca 1914–1918 iz Makedonije*, „Glas omladine", II, 11, 22. XI 1936, 5.

ЛИТ.: Мито Теменугов-Железни, *Ликовите на загинатите и умрените борци од Богданци*, s.l., 1973, 20–33; Д-р Блаже Ристовски, *Поетот Борис Џонов (1913–1943) и Културно-просветното друштво „Вардар" во Загреб*, „Современост", XXIV, 8–9, Скопје, 1974, 714–743; истиот, *Борис Џонов*, зб.: *Македонскиот стих 1900–1944. Истражувања и материјали*, I, Скопје, 1980, 172–174; Д-р Бранко Панов, *Активноста на Боро Џони меѓу младината на Струмица во периодот меѓу двете светски војни*, зб.: Струмица и Струмичко во Народноослободителната војна од 1941 до септември 1943 година, Струмица, 1980, 81–99; Блаже Ристовски, *Поетот Борис Џонов (1913–1943) и Културно-просветното друштво „Вардар" во Загреб*, зб.: Пројави и профили од македонската литературна историја, 2, Скопје, 1982. Бл. Р.


Илија Џонов

**ЏОНОВ, Илија Борисов** (Штип, 24. XI 1943) – невропсихијатар, редовен проф. на Мед. ф., вработен на Нервната клиника (1969). Мед. ф. завршил во Скопје (1967), специјалистички испит во 1973 г., а докторирал во Белград (1982) од областа на невромускулните болести. Основач е на Лабораторијата за хистолошки испитувања на мускулната биопсија (1978). Воведува современ дијагностички и терапевтски пристап кај невромускулните болести. Формира Одделение за неврологија во развојната возраст. Бил директор на Нервната клиника (1987–1988), продекан (1988–1990) и декан (1990– 1994) на Мед. ф. и директор на Клиничкиот центар (1997–1999). Објавил 107 научностручни трудови и реализирал научен проект за невромускулните болести во РМ (1984–1988).

БИБЛ.: *Мускулни дистрофии*, Скопје, 1986; *Воспалителни болести на мускулот*, Скопје, 1988; *Невромускулни болести – компендиум*, Скопје, 1992–1996, 2000–2004. Ил. Џ.

**ЏУБЕ** – горна женска потпојасна облека, изработено од црна клашна или од чоја. Се носело зиме и било *подлачено* (поставено со крзно). Ј. Р.-П.

**ЏУВАЛЕКОВСКИ, Илија** (Прилеп, 20. XII 1915 – Скопје, 18. X 2004) – театарски и филмски актер, професор на ФДУ во Скопје. Еден од втемелувачите на македонскиот современ театар. Во втората половина на 1944 г. е испратен во Москва за да ги води емисиите на македонски јазик на Радио Слободна Југославија.


Илија Џувалековски

УЛОГИ: Поцко („Чорбаџи Теодос"), Виќа („Сомнително лице"), Отело, Егор Буличов, Гоце (во истоимените дела), Тетерев („Малограѓани"), Сатин („На дното"), Игнациј Глембај („Господа Глембаеви"), Лембах („Во агонија"), Луков („Црнила"), Лир („Крал Лир"), Таткото („Црна дупка") и др. Настапувал на сцената на Хрватско народно казалиште во Загреб (1963-1971). По враќањето во Скопје настапува во улогите: Тевје („Свирачот на покрив") и др. Ги превел оперските либрета: „Волшебната флејта", „Манон", „Отело", „Самсон и Далила", „Свирач на покрив", „Травијата".

НА ФИЛМ: „Волча ноќ", „Виза на злото", „Каде по дождот", „Републиката во пламен", „Зовриен град", „Црвениот коњ" и многу др. Р. Ст.


Натпревар во џудо

**ЏУДОТО ВО МАКЕДОНИЈА** – нова спортска дисциплина. Организирано започнало да се практикува по заслуга на Коста Икономовски (од 1962). Џудо клубови биле основани во Скопје, Битола, Велес, Прилеп и др. Бил формиран Џудо одбор (1966), па Џудо сојуз на Македонија (1972), потоа преименуван во Федерација (2002). Прво републичко првенство било одржано во Битола (1967), а најдобри екипи биле „Вардар" и „Партизан III" од Скопје и „Партизан" од Битола. Истата година Репрезентацијата на Македонија успешно се натпреварувала на Првенството на Југославија во

Марибор, во состав: Димче Соколовски, Т. Лазаров, Сејдо Теофиловски и Атанас Кајчевски. Била формирана Републичка (1968), а потоа и Западна и Источна сојузна лига (1969), во која се натпреварувал ЏК „Вардар“ од Скопје. Џудо федерацијата на Македонија била примена во Европската џудо унија (1994) и во Меѓународната џудо федерација (1996). Најуспешни натпреварувачи се Мустафа Фетаху, Наде Најдовска, Ѕвонко Јаневски и др. Ф. Ѓ.


Љупка Џундева

**ЏУНДЕВА, Љупка** (Скопје, 11. VII 1934) – драмска и филмска актерка. Завршила Државна театарска школа и станала член на Драмата на МНТ од 1951 г., каде што останала сѐ до пензионирањето (1990). Успешно реализирала и монодрами.

УЛОГИ: Анка („Г-ѓа министерка“), Ана („Ревизор“), Евдокија („Време за пеење“), Ирина („Матурска вечер“), Коломба („Валпоне“), Кате („Антица“), Наталија („Три сестри“), Павлина („Потоп“), Регана („Крал Лир“), Свршеничката („Крвави свадби“), Симка („Печалбари“) и др.

НА ФИЛМ: „Фросина“, „Мирно лето“, „Македонска крвава свадба“ и др. Р. Ст.


Ристо Џунов

**ЏУНОВ, Ристо** (с. Ваташа, Кавадаречко, 1. IV 1919 – Скопје, 23. II 2005) – економист, национален деец, првоборец, еден од организаторите на НОБ во Тиквешијата, државник, општественик и дипломат. Завршил гимназија во Горњи Милановац и Крагуевац (Србија), а студирал на Белградскиот универзитет, каде што бил активист на Културно-просветното друштво „Вардар“ и на МАНАПО. Како член на КПЈ (1940), во НОБ бил борец на НОПО „Добри Даскалов“ (мај 1943), раководител на партиската техника на Третата оперативна зона на НОВ и ПОМ и секретар на Околискиот народен одбор во Кавадарци (1944). По Ослободувањето бил републички и сојузен пратеник, член на Извршниот комитет на ЦК на КПМ, секретар во Владата на НРМ, секретар на Президиумот на Собранието на НРМ (1949-51), потпретседател на Извршниот совет на НРМ, претседател на Задружниот сојуз на Македонија, потпретседател на Задружниот сојуз на Југославија, член на ЦК на СКЈ (1958–1962) потпретседател на Сојузната конференција на ССРНЈ (1977–1982), секретар за труд и социјална политика на Сојузниот извршен совет, претседател на СЗБ на НОВЈ, член на Претседателството на ЦК на СКМ и амбасадор на СФРЈ во Кралството Шведска (1971–1978). Носител е на Партизанска споменица 1941.

ИЗВ.: *Тиквешијата во НОВ 1941–1945*, кн. шеста, Кавадарци–Неготино, 1984.

БИБЛ.: *Тиквешијата во НОВ од 1944 до 1945 година,* Тиквешијата во НОВ 1941–1945, кн. прва, Тиквешијата меѓу двете светски војни, Кавадарци–Неготино, 1983, 11–32; *Општинските избори 1920 година*, на истото место, 63–72; *Обновувањето на КПЈ во Кавадарци и селата и нејзините активности од 1939 до април 1942 година*, на истото место, кн. втора, КПЈ–КПМ во Тиквешијата 1939–1945, 57–90. С. Мл.


Тодор Џунов

**ЏУНОВ, Тодор** (с. Ваташа, Тиквешко, 11. X 1931) – универзитетски професор, правник. Основно училиште завршил во родното место, а средно во Битола (1948). Завршил Новинарско-дипломатска висока школа во Белград (1950–1952). Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1954). Магистрирал на Универзитетот „Мак Гил“ во Монтреал (1961). Докторирал на Правниот факултет во Скопје, на тема „Меѓународно-правно регулирање на ползувањето на реките и езерата од заеднички интерес вон од пловидбата“ (1963). Избран е за асистент по предметот Меѓународно јавно право на Правниот факултет во Скопје (1956), за доцент по предметот Меѓународно приватно право (1964), за вонреден (1969) и за редовен професор (1974). Бил член на СКОЈ (1945) и член на СКМ (1948). Бил декан на Правниот факултет во Скопје (1981–1983), ректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје (1985–1988). Избран е за судија (1994–2003) и за претседател на Уставниот суд на РМ (2000–2003). Објавил повеќе од 110 научни и стручни труда од областа на меѓународното право и меѓународните односи.

БИБЛ.: *Меѓународно регулирање на користењето на водите*, Скопје, 1979; *Надворешната политика на СФРЈ и неврзувањето*, Скопје, 1989.

ЛИТ.: *Правен факултет – Педесет години 1951–2001*, Скопје, 2001. Св. Ш.

**ЏУРА ЗУРЛА** – дувачки музички инструмент од типот обоа, со двојазична писка. Има персиско-арапско потекло и е најмал од фамилијата зурли (250– 280 mm). Најчесто се употребувал во Гевгелиско и Гостиварско. Таа ја свири главната мелодија, а е придружена од средната зурла јарамкаба, која бордунира. Има остар писклив звук.


Џура зурла

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 106. Ѓ. М. Ѓ.

# Ш

**ШАБАНИ, Азем Ресул** (с. Калиште, Струшко, 14. X 1944) – поет, романсиер, драмски писател, преведувач. Основно образование завршил во родното место, а средно во Струга. Дипломирал на Педагошката академија во Скопје (Група за албански јазик и книжевност). Бил наставник по албански јазик, а потоа новинар и уредник на Културната рубрика во „Флака“, одговорен уредник на сп. „Јехона“, „Г’зими“ и на Редакцијата за издавачка дејност. Бил член на Управниот одбор на СВП и советник за издавачка дејност во Министерството за култура на РМ. Сега е главен уредник и директор на книгоиздателството „Серембе“ во Скопје. Член е на ДПМ (1976), на ДПАМ, на ПЕН центарот на Македонија, Друштвото на преведувачите на Македонија и др. Неговото творештво е преведувано на македонски и на повеќе светски јазици. Има преведено повеќе од 20 наслови од македонската книжевност на албански јазик и околу 20 наслови од албанската книжевност на македонски јазик, меѓу кои и „Антологија на македонската поезија“ од акад. Г. Тодоровски на албански јазик и „Антологија на албанската поезија“ од акад. А. Алиу на македонски јазик.

Азем Шабани

БИБЛ.: *Езеро,* раскази, 1974; *Риба,* поезија, 1975; *Свето,* раскази, 1978; *Хамлет со црно кече,* поезија, 1978; *Стариот брод,* драма, 1978; *Дожд во Уертомонто,* драма, 1982; *Езерска самовила,* поезија, 1983; *Љубовта на капетанот,* роман, 1983; *Кумова слама,* драма, 1983; *Сол и вода,* драма, 1983; *Водописец на полето*, поезија, 1986; *Фани доаѓа сам,* драма, 1987; *Оф Америка,* поезија, 1989; *Drejtpeshimi i humbur,* поезија, 1991; *Shkallmimi i shtëpisë,* поезија, 1992; *Kam frikë nga lehjet,* поезија, 1994; *S’e besoj parajsën tënde,* поезија, 1995; *Tullaci dhe netët me hënë,* 1995; *Zogjtë e shpirtit,* поезија, 1997; *Lumej që fluturojnë,* поезија, 1998; *Baladë për sedrën, tregime* 1997; *Седум драми,* 1999; *Невестата и брановите,* раскази, 2001; *Повторно за тажната врба,* поезија, 2003; *Tregime,* 2006. А. П.

Бајрам Шабани

**ШАБАНИ, Бајрам Расим** (с. Липково, Кумановско, 14. X 1922 – атар на с. Белановце, Кумановско, 14. X 1941) – првоборец и народен херој. Сирак од шестгодишна возраст, од својата петнаесетта година работел во Куманово како земјоделски и градежен работник и како ковач. Се вклучил во синдикалното движење (1940) и станал член на СКОЈ (од почетокот на 1941) и борец на Карадачкиот НОПО (од 12. X 1941). Загинал во борба со бугарската војска и полиција. Прогласен е за народен херој на Југославија (10. X 1953).

ЛИТ. Ramiz Abdyli, *Bajram Shabani,* „Flaka e Vellazerimit“, Shcup, 1976; *Спомен зборник на загинатите борци од НОВ и жртви на фашистичкиот терор од Куманово и Кумановско 1941–1945,* Куманово, 1976, 20; Живко Лазаревски, *Херојот од Карадак,* „Наш весник“, XVII, 598 и 599, Куманово, 20 и 27. I 1978, 5. С. Мл.

**ШАБАНОВ, Ерол Хамзов** (Гевгелија, 19. III 1947) – спец. по стоматолошка протетика, професор на Ст. ф. во Скопје. Магистрирал во 1980 г., а докторирал во 1983. Бил помошник и заменик-директор на Стоматолошкиот клинички центар (во три мандати), продекан на Ст. ф. (во три мандати). Публикувал 86 статии. Е. М.

Ерол Шабанов

**ШАВРЕСКИ, Звонко** (Скопје, 5. VIII 1965) – правник, општественик. Основач на Интерпарламентарното лоби за лица со посебни потреби и претседател на НВО Полио плус – движење против хендикеп и активист за човекови права на лицата со хендикеп. Р.

**ШАИН, Асен Божов** (Струга, 5. VIII 1922 – Скопје, 28. III 1996) – спец. по инфективни болести, примариус и долгогодишен директор на Клиниката за инфективни болести при Мед. ф. во Скопје. Има особени заслуги за проучување на бактериските инфекции во гастроинтестиналниот тракт, како и за изградба, опремување и функционирање на новиот современ објект на Инфективната клиника при Мед. ф. во Скопје. Бр. Н.

**ШАКИРИ, Реис** (с. Сопотско, Ресенско, 12. XII 1919 – Скопје, 13. X 2006) – работник, комунистички деец, борец, општественик и државник. Како член на КПЈ (од 1941), учествувал во формирањето на Преспанско-битолскиот НОПО, а потоа бугарските власти го интернирале во Свети Врач (1942). Бил делегат на АСНОМ. По Ослободувањето бил резервен мајор, секретар на Околискиот комитет на КПМ во Гостивар, член на Претседателството на НФМ и извршувал одговорни должности во ресорот за внатрешни работи (на-


Реис Шакири

чалник на Обласното одделение во Битола и Градското одделение во Скопје). Како член на ЦК на СКМ (биран на I, II и III конгрес на СКМ), бил министер за социјална политика и народно здравје во Владата на НРМ (1948–1950), потпретседател на Президиумот на Народното собрание на НРМ (1950–1952), член на Извршниот совет на Народното собрание на НРМ (од 1952 и 1957–1967), претседател на Околискиот одбор на ССРНМ во Тетово, потпретседател на Собранието на СРМ, потпретседател на Републичкиот совет на ССМ и др., Исто така, бил пратеник во Народното собрание на ФНРЈ (во три свикувања) и во Народното собрание на НРМ и член на Претседателството на Главниот одбор на ССРНМ. С. Мл.

**ШАКИРИ, Ресул** (с. Сопотско, Ресенско, 10. XI 1931) – комунистички деец, општественик и државник. Завршил гимназија, а потоа студирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Бил член на СКМ (од 1950), претседател на Општински комитет и член на Претседателството на ЦК на Народната младина на Македонија, директор и главен и одговорен уредник на в. „Flaka e Vellazerimit". Исто така, бил член на Извршниот совет на НРМ, член на Извршниот одбор на Републичката конференција на ССРНМ, член на Градскиот комитет на СКМ во Скопје и пратеник во Собранието на СРМ. С. Мл.

**ШАЛДЕВ, Христо Тр.** (Гуменце, Егејскиот дел на Македонија, 25. XII 1876 – Софија, 2. II 1962) – член, секретар и претседател на ТМОК и член-основач на МНЛД во С.-Петербург (28. X 1902), учесник во Илинденското востание (1903). Се школува во Гуменце, во Солун и во духовните семинарии во Цариград и Полтава, а потоа ја завршува Духовната академија во С.-Петербург (1901–1905). Како бугарски стипендист и раководител на ТМОК во Русија, се појавува како најжесток и кобен денунцијант на МНЛД пред бугарскиот егзарх и пред ЦК на ТМОРО во Солун. Подоцна во Софија е уредник на михајловистичките органи в. „Илиндень" (1924–1925) и сп. „Илюстрация Илиндень" (1934–1936).

ИЗВ.: Хр. Шалдев, *Спомени*, I-II, – ракопис во АОИНИ, Сл. IV. 195/I-I; АОИНИ, Архива на ТМОК во Петроград и Киев.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, I, Ск., 1978, 143–144. Бл. Р.

**ШАЛИНСКИ, Трајко Божиновиќ** (с. Степанце, Куманово 2. VIII 1905 – Скопје, 28. VIII 1979) – ветеринар. Докторирал на В. ф. во Белград (1953). Научен советник и директор (1947–1967) во Ветеринарниот институт во Скопје. Објавил 21 научни и стручни трудови. М. Д. – Ј. Б.

**ШАМПИЊОН** – збирен термин што се однесува на претставници од родот габи Agaricus. Масовно се собира за исхрана низ целата РМ, а посебно полскиот шампињон (Agaricus campestris (L.) Fr.) Некои видови се одгледуваат на фарми за производство на печурки. М. К.


Шампињони


Петар Шанданов

**ШАНДАНОВ, Петар** (Охрид, 4. VII 1895 – Софија, 15. X 1971) – раководител на ВМРО. Се школувал во Охрид и во Битола. Учесник во Првата балканска војна, во Охридското востание (1913) се борел во четата на војводата Петар Чаулев. Во ВМРО бил резервен член на ЦК на ВМРО (1925–1928), а по убиството на А. Протогеров (1928) и по расцепот на Организацијата, станал водач на протогеровистичката ВМРО. Пред Втората светска војна се приклучил во Антифашистичкиот фронт на Бугарија, а по Војната бил еден од раководителите на Сојузот на македонските емигрантски друштва во Софија. Во 1944 г. бил делегат на Второто заседание на АСНОМ и избран за член на Президиумот на Народното собрание на Македонија. Поради учеството во Македонското ослободително движење бил осудуван и затворан од бугарските власти (1936 и 1953).

ЛИТ.: Петар Шанданов, *Спомени*. Предговор и редакција проф. д-р Зоран Тодоровски, Скопје, 2002. З. Тод.

**ШАПКАР, Ристо** (с. Велгошти, Охридско, 1931) – политиколог, стопанственик и фотограф. Беше долгогодишен директор на РО „Херој Тоза Драговиќ" во Охрид (членка на корпорацијата Заводи „Црвена застава" од Крагуевац). Истовремено извесен период беше и секретар на Општинскиот комитет на СКМ во Охрид. Како страстен љубител на уметничката фотографија, стана еден од водечките македонски фотографи. Приреди повеќе изложби со уметнички фотографии во Македонија, како и во разни југословенски и европски центри (Рим, Париз и др.).

ЛИТ.: Д-р Асен Групче, *Охрид. Културниот живот и творештво во Охрид и Охридско во 20. век*, Скопје, 1998, 254. С. Мл.

**ШАПКАРЕВ, Илија Андонов** (с. Велгошти, Охридско, 26. VII 1931) – математичар, ред. проф. (1975) на ЕТФ. Дипломирал (1954) на Филозофскиот факултет (асистент од 1959 на Техничкиот факултет) и докторирал (1964) на ПМФ со тема „Инваријантни диференцијални равенки во однос на смена на функцијата". Во учебната 1965/66 г. бил на специјализација во Математичкиот институт во Гетинген, Германија. Научниот интерес му е областа на диференцијалните равенки. Автор е на 60-тина научни трудови и на учебници за високо и средно образование, учествувал на голем број конгреси и симпозиуми. Бил ментор на докторски и магистерски трудови и мошне активен на стручно и општествено поле.

БИБЛ.: (Коавтор со П. Кржовски) *Линеарна алгебра со аналитичка геометрија во простор*, Скопје, 1967; *Математика III*, Скопје, 1991; *Математика IV*, Скопје, 1991.

ЛИТ.: *Развој и состојба на математичките науки во СР Македонија*, МАНУ, 1987; БУ бр. 387/'82. Н. Ц.

**ШАПКАРЕВ, Јонче** (с. Велгошти, Охридско, 17. IX 1926) – унив. професор, биолог. Основно образование завршил во родното место, а средно во Охрид. Во 1947 г. се запишал на Групата биологија на Филозофскиот факултет во Скопје, а дипломирал во 1951 г. До 1954 г. бил вработен како асистент и ја вршел должноста директор на Хидробиолошкиот завод во Охрид. Во 1956 г. ја одбранил докторската дисертација, а во звањето доцент бил избран во 1958 г. на Катедрата за биологија на ПМФ во Скопје. Држел настава по предметите: инвертебрата, анимална

екологија, зоогеографија, органска еволуција и типологија на животните. Автор или коавтор е на повеќе универзитетски учебници. Има објавено над 140 оригинални научни трудови. Д. Пр.


Кузман Шапкарев

**ШАПКАРЕВ, Кузман Паскалов** (Охрид, 1834 – Софија, 1909) – истакнат македонски фолклорист, публицист, литерат со пробив во повеќе жанрови, полемичар, учебникар, дисципулус од кругот на Димитрија Миладинов (негов зет за ќерка). Образованието го започнал во родниот Охрид, кај вујко си Јанаки Стрезов, а го продолжил и надвор од Македонија. Живеел и работел во Софија, каде што објавил серија свои книги, главно од областа на македонскиот фолклор. Соработувал во бугарскиот цариградски печат („Македонија“, „Читалиште“ и др.). Престојувал во Солун, каде што за македонската младина отворил машка и женска гимназија. Учителствувал во Струга, Прилеп, Кукуш, како и во повеќе бугарски градови (Пловдив, Сливен, Враца, Стара Загора, Орхане).

Заедно со Миладиновци, Цепенков, Горче Петров и слични профили, спаѓа меѓу најдобрите македонознаци во минатото. Поттик за широка акција во проучувањето на македонската усна традиција му дава Јанаки Стрезов, а подоцна и лично Димитрија Миладинов, којшто го вклучува идниот свој соработник и во црковно-училишното дело. Собирачката актива на Ш. е мошне богата и содржи македонски народни умотворби, но и од другите балкански народи (бугарски, албански, влашки, турски). Неговите зборници го привлекуваат вниманието и на вонмакедонските научни средини, па се здобиваат со позитивни одгласи во Бугарија, Русија, Чешка, Австрија и Германија. Интересот и љубопитството на К. Ш. во народонауката познава мошне широк зафат, па преку неговите трудови знајбата за Македонија во времето се проширила низ автентични факти. На свој начин тој е замешан во ембриологијата на македонизмот. Г. Т.


Томас Шапкот

**ШАПКОТ, Томас** (Ипсвич, Австралија, 6. IX 1935) – еден од најзначајните современи австралиски поети. Со голем успех пишувал и романи, како *Белиот елен на прогонот* (преведен и на македонски јазик). Првите стихови почнал да ги објавува во 1954 г. Во 1989 г. го добил Златниот венец на СВП. Во 1987 г. во Скопје излегла Антологија на современата австралиска поезија во негов избор и предговор.

БИБЛ.: *Одбрани песни* (1978), *Добредојде* (1983) и *Патувачки коцки* (1987).

ЛИТ.: Гане Тодоровски, *Внатрешната страна на сонцето*, „Поезија“, Ск., 1989. П. Гил.

**„ШАР“, ИСЕЛЕНИЧКИ КЛУБ** (Детроит, Мичиген, САД 1968) – клуб на македонски доселеници од Полог. Се грижел за прифаќање и собирање на доселениците од Тетовско. Развивал и културна дејност. Сл. Н.-К.

**ШАР ПЛАНИНА** – една од најпознатите македонски планини. Се наоѓа во крајниот северозападен дел на РМ. Како еден од најголемите и највисоките планински масиви, доминира не само во овој дел, туку и пошироко. Се протега помеѓу Метохиската Котлина од северозапад, Полошката Котлина од југ и југоисток, на исток од Скопска Црна Гора е одвоена со Качаничката Клисура на реката Лепенец, на запад од планината Кораб е одвоена со долината на Штировичка Река и врвот Песок (2.105 m), а кањонската клисура на Мавровска Река ја прави границата помеѓу неа и Бистра. По скртот на Шар Планина, од месноста Шеруп на запад, па сè до Качаничката Клисура на исток, води границата помеѓу РМ и Косово. На нашата територија има површина од 912,8 km². Високото и лачно искривено било е долго 80 km, а широко 10–20 km. Шарпланинското било има два орографски правца на протегање: с–си и ј–јз и меридијански, с–ј. Делот на Шар Планина, од Љуботен према Кобилица, е воедначен и се протега како единствен планински венец. Другите делови на Шара, југозападно од Кобилица, се различни и имаат посебни имиња: Караниколица, Баба Асаница, Бродска Планина, Враца, Дедел Бег, Зендел Бегова Планина и др.

Во геотектонски поглед Шара припаѓа на Шарската група од Динаридите, венечни планини настанати во времето на помладото алпско набирање. Како целина, Шар Планина претставува хорст што е високо издигнат во однос на Метохиската и Полошката Котлина. На полошкиот регионален расед, во околината на Тетово и Гостивар, има појава на термални и термоминерални извори. Геолошкиот состав го прават главно палеозојските кристалести шкрилци, а преку нив во помала мера се јавуваат мермеризирани варовници и доломити во вид на крпи, греди и леќи со мезозојска старост. На одделни места на Шара низ кристалестите шкрилци избиле серпентини. Во серпентините на Љуботенскиот масив се јавуваат и резерви на хромна руда (Радуша).

Во релјефот на Шар Планина, како најстари форми треба да се из-


Врвовите на Шар Планина


Шар Пппланина, зиме

двојат пространи забранувани зарамнини на височина од околу 2.000 m. Од овие иницијални зарамнини се издигаат повеќе врвови со височина над 2.500 m: Титов Врв (2.747 m), кој е највисок на Шар Планина и втор по височина во РМ, Борислаец (2.662 m), Езерска Чука (2.604 m), Баба Асаница (2.533 m), Кобилица (2.526 m), Црни Врв (2.578 m), Враца (2.582 m), Љуботен (2.499 m) и др. Многуте врвови се изградени од варовнички карпи, во чие подножје извираат силни извори од кои се формираат површински водени текови. Спрема Полошката Котлина, до висина од околу 1.200 m, ерозионата зарамнина е благо наведната за да се спушта понатаму преку стрмни отсеци. Пониските падини најчесто се покриени со дебели пластови од делувијален материјал, а во самото подножје се наоѓа флувијален нанос, при што се формираат наноси во должина од 40 km. Цела Шар Планина е дисецирана со многубројни речни текови, меѓу кои најзначајна е реката Пена. Во времето на плеистоценот, високопланинските делови на Шара биле зафатени со интензивна глацијација, односно биле под ледници. Затоа на неа се јавуваат голем број и впечатливи фосилни, глацијални форми претставени со: циркови, валови и морени. Многу циркови се исполнети со вода, па денес Шар Планина, во РМ има 27 леднички езера (од кои 19 постојани и 8 повремени), и по планините Рила и Пирин во РБ, се смета за најбогата планина со езера на Балканот. Глацијалните езера се сместени во највисоките делови на планината, помеѓу 1.800 и 2.500 m н.в. Познати леднички езера се: Боговинско, Голем и Мал Ѓол, Караниколичко, Горно и Долно Деделбешко, Црно Езеро и др. Многу речни долини, во горните делови имаат облик на валов, а се изградени со движење на ледниците. Од високите делови на Шара, кон Вардар на ји и Радика на јз, течат 20 речни текови. Меѓу нив најпознати се Пена (36,8 km), Маздрача (24,3 km) и др.

Растителниот свет е разновиден и буен. Шумскиот појас на Шара завршува на околу 1.600–1.700 m. Над шумскиот појас се протегаат пространи и бујни шумски пасишта, кои зафаќаат површина од околу 550 km², што претставува најголема пасишна зона во РМ. Разновидните релјефни форми, многубројните врвови, бистрите, брзи и атрактивни речни текови, повеќето глацијални езера, пријатната планинска клима, бујниот растителен свет, непрегледните пасишта, се елементи што привлекуваат голем број посетители. Тоа придонесло на Шара да се издвојат поголем број атрактивни локалитети: Попова Шапка, Лешница, Јелак, Љуботен, Маздрача и др., на кои се наоѓаат извонредни скијачки терени.

ЛИТ.: А. Стојмилов, *Туристички вредности на планините во СРМ*, „Годишен зборник", кн. 21, Скопје, 1975; Т. Андоновски, *Шар Планина*, „Географски видик", бр. 6, Скопје, 1981. Т. Анд.

**ШАРЕВСКИ, Чедо** (с. Леуново, Мавровско, 10. VII 1933 – Скопје, 9. VI 1995) – унив. професор. Завршил Висока школа за физичка култура во Белград (1959). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1977) на тема: „Развој на атлетиката во СР Македонија од првите почетоци до 1975 г". Хабилитирал на Факултетот за физичка култура во Скопје (1981) на тема: „Состојба на наставата по атлетика во основното и насоченото образование во СР Македонија и предлог на мерки за нејзиното подобрување". По дипломирањето работел во Средното фискултурно училиште „Методија Митевски-Брицо" (1959–1965), во Вишата школа за физичка култура, на која го предавал предметот Атлетика (1965–1978), и на Факултетот за физичка култура во Скопје, на кој бил избран за виш предавач, а потоа и за редовен професор по предметот Атлетика (1978–1995) и прв декан на Факултетот (1978–1980). Бил врвен атлетичар, тренер, општествено-спортски работник и функционер. Објавувал стручни и научни трудови и е добитник на општествени признанија. Д. С.


Шарената Џамија во Тетово

**ШАРЕНА (АЛАЏА) ЏАМИЈА** (Тетово, 1495 г.) – верски активен објект, споменик на културата. Подигната од сестрите Хуршиде и Муневера, кои се доселиле од Анадолија. Името го добила поради питорескната декорација со растително-геометриски украси на надворешната фасада и во внатрешноста, што ја прави вистински раритет меѓу исламските објекти на Балканскиот Полуостров. Реновирана е повеќепати.

ЛИТ.: Никос Чаусидис и др., *Македонија: културно наследство*, Скопје, 1995; Ayverdi Ekrem Hakki, *Avru'pada OsmanliMirnan Eserlerli.*Yugoslavya, III cikld, 3 kitab, Istanbul, 1981. Др. Ѓ.

**ШАРЕНА САЈА** – горна женска облека, составен дел на невестинската носија (од Кумановско). Се носела до првата деценија на минатиот век, до кога се носеле и невестинските шарени, големи кошули. За разлика од белата саја, таа е побогато украсена и дел од украсите


Шарена саја

се дело на терзиите. Декорацијата на сајата е изведена со вез и во комбинација со апликации на алова (црвена) чоја, а поретко, врз црна чоја. Украсувањето е најзастапено на долниот дел од *задништето* и на долниот дел од *скутовите*, каде што се навезени по четири квадратни мотиви - *колца* (кај поновите саи само по две колца). Колцата одоколу се декорирани со *поткит* (волнени црни китки, познати и како *булки)* поставени во четириаголник околу мотивот *колца*. Наоколу од тие мотиви се везат елементите: *ќесме*, *вртунки*, навезени со техниката *тегељац*, со разнобојни конци. По страните на сајата се опшиваат *л'ски*. Сите тие елементи се поставени на црвена чоја. По шевовите сајата се порабувала со *порубњак* – украсен шев, а по рабовите се нашивале гајтани. Најчесто се носела за изработка кај терзија. Ј. Р.-П.

**ШАРЕНИЦА** – женска празничка кошула, богато орнаментирана. Се носела во Кумановскиот регион сè до почетокот на XX в. Ј. Р.-П.

**ШАРЕНЦИ** (*Cleridae*) – средно големи тврдокрилни инсекти. Обоени се црно до темнометално или се шарени, со големина 10–16 мм. Имаат силно развиени вилици за лов. Ларвите им се црвени и грабливи, се хранат со ларви од други инсекти. Во светот се познати 3.000 видови. Најчест вид во Македонија е *пчелиниот волк* (*Trichodes apiarius* L.); има карактеристично шарени покрилја (црвено-црни); ларвите живеат во гнезда од солитарни пчели, но и во пчелини кошници, каде што се развиваат. Регистриран е како штетник.


Шаренец (пчелин волк)

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. К.


Тихомир Шарески

**ШАРЕСКИ, Тихомир** (с. Леуново, Гостиварско, 15. IV 1921 – Скопје, 02. II 2004) – првоборец и генерал-полковник на ЈНА. Основно училиште завршил во родното село и во Гостивар, а со средно образование се здобил во Тетово и Охрид. Бил припадник на работничкото и комунистичкото движење. Во времето на НОАВМ бил член на МК (1941) и на Окружен комитет на КПЈ (1942), заменик-командир и командир на чета, командант на баталјон и комадант на Првата македонска НО пролетерска бригада (1944). По Ослободувањето останал во воена служба до пензионирањето (1981).

ЛИТ.: ДАРМ - Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии". Вл. Ив.

**ШАРЕЦ** – митски шарен коњ во епските народни песни за Марко Крале, со необично потекло и особини. Според народните преданија, тој него го добил од самовилите или го купил од кирациите како грбаво ждребе. Претставен и со многу човечки особини: зборува (дури и турски), пие вино, плаче со солзи и сл. Тој ја предосетува и смртта на својот господар.

БИБЛ.: *Јуначки народни песни.* Избор и редакција д-р Кирил Пенушлиски, Скопје, 1968. С. Мл.

**ШАРКИЈА** – жичен музички инструмент од персиско-арапско потекло од фамилијата тамбури. На него се музицира во бордунски стил, со еден водечки глас и два што бордунираат во интервалите квинта и октава. На овие три гласа се поставуваат различен број унисоно наштимани жици (две или три). Вкупната должина на инструментот е околу 800–1200 mm. Музицирањето е соло или со пеење.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 41. Ѓ. М. Ѓ.

**ШАРПЛАНИНСКИ КУП** (Попова Шапка, 21. III 1947) – куп во спуст. На првиот натпревар зеле учество репрезентациите на Бугарија, Југославија, Романија и Унгарија. Победил Унгарецот Силко Петер, а најдобро пласираниот скијач од Македонија бил Рамадан Насип, кој го зазел 32. место. Со текот на времето програмата на натпреварите била проширена и со слалом и велеслалом, како и со учество на младинци и жени, а се подобрил и пласманот на скијачите од Македонија. И покрај настојувањето Шарпланинскиот куп да се организира секоја г., досега се одржани вкупно 36 натпреварувања (до 2005).



Од Шарпланинскиот куп

ЛИТ.: Мирчо, Савоски, *Развојот на скијањето во Вардарска Македонија од 1919–1957 година,* Скопје, 2002. Д. С.

**ШАТЕВ, Павел** (Кратово, 15. VII 1882 – Битола, 30. I 1951) – револуционер, национален деец, публицист и државник. Ја завршил егзархиската гимназија во Солун (1900), каде што се вклучил во терористичкиот кружок на гемициите. Учествувал во неуспешниот обид за кревање во воздух на Отоманската банка во Цариград и во диверзијата на францускиот патнички брод „Гвадалкивир" во солунското пристаниште (20, 29 и 30. IV 1903). Бил уапсен и осуден на смрт, но казната му била заменета со доживотна робија и испратен е во затворот крај Фезан (Либија). По Младотурската револуција бил амнестиран (1908) и отишол во Брисел за да студира правни науки (1912), кои ги завршил на Софискиот универзитет. Извесно време бил професор во Со-


Павел Шатев

лунската трговска академија. Во Првата светска војна бил правник во Штабот на бугарската армија во Ниш, а по Војната политички активист сред македонската емиграција во Софија и претседател на Македонската емигрантска федеративна организација (од нејзиното основање во декември 1921). Во контакт со претставниците на Советскиот Сојуз и Коминтерната во Софија, станал нивен професионален разузнавач (1923). Учествувал во подготовката и преговорите за потпишувањето на Мајскиот манифест (1924). Наскоро емигрирал во Турција (септември 1924), а потоа во Виена (1925) и Берлин (1928). Бил еден од дејците на ВМРО(Об) и соработник во нејзиниот орган в. „Македонско дело“. Наскоро бил префрлен на работа во Цариград (1929), а потоа во Софија, како раководител на Центарот на разузнавачката служба на СССР. Бил уапсен (ноември 1941) и интерниран во казненички логор, а потоа осуден на 15 години затвор (јули 1942). По капитулацијата на Бугарија (9. IX 1944) се вратил во Македонија и бил избран за член на Президиумот на АСНОМ и повереник за правосудство. Ја прифатил Резолуцијата на Информбирото, бил уапсен (јуни 1949) и интерниран во Битола, каде што и починал. Автор е на публицистички и мемоарски дела.

БИБЛ.: *Солунскиот атентат и затворениците во Фезан, според спомени на Павел Шатев*. Превод Цветко Мартиновски, Скопје, 1994.

ЛИТ.: Д-р Крсте Битоски, *Солунските атентати* 1903, Скопје, 1985; *Павел Шатев, време, живот, дело (1882-1951)*. Прилози од Научниот собир одржан на 15 и 16. III 1992; Јован Павловски, *Гемиџиите*, Скопје, 1977 и 1997. С. Мл.

**ШАТКИ** или **ПАТКИ** (Anatinae) – бројна потфамилија средно големи, до големи водни птици од редот гусковидни птици (Anseriformes), со должина на телото од 40 до 70 cm.


Диви шатки

Најчесто се гнездат во северна Европа, а презимуваат во Средна и Јужна Европа, како и во Северна Африка. Кај нас се регистрирани 5 рода со вкупно 17 видови, поделени во 6 групи: **морски потопници** (Clangula, Histronicus, Melanitta, Bucephala), кај нас претставени со шатката ѕвонарка (Bucephala clangula). **Назабеноклуни шатки** или северни **потопници** (Mergus), северни видови, кои кај нас се јавуваат по езерата во периодот на миграција и во зима. Од нив се регистрирани: голем северен потопник или краа (Mergus merganser), црвеногушест северен потопник (Mergus serrator) и мал северен потопник или бел потопник (Mergus albellus). **Шатки вистински** или **пловки**, од кои кај нас се регистрирани: дива шатка (Anas platyrhynhes), шатка кркач (Anas crecca), шатка ластовичарка или шилестоопашеста шатка (Anas acuta), шатка лажичарка (Anas clypeats), шатка свиркач (Anas penelope), сива шатка (Anas strepera) и шатка пупчарка (Anas querquedula). **Гусковидни шатки** (Tadorna), род најкрупни шатки од кои во Македонија е регистрирана обичната гусковидна шатка (Tadorna tadorna). **Шатки потопници** (Netta и Aythia), шатки кои населуваат главно мирни слатки води, од кои во Македонија се регистрирани видовите: црвеноклуна потопница или превез (Netta rufina), цуцулеста потопница (Aythia fuligula), северна потопница (Aythia marila), белоока потопница, њорка или кожуфар (Aythia nyroca) и кафеноглава потопница (Aythia ferina).

ЛИТ.: *Birds in Europe*: *population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic*, Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.


Методија Шаторов-Шарло

**ШАТОРОВ-ШАРЛО, Методија** (псевд. Каталин, Димо) (Прилеп, 10. I. 1897 – Милеви Скали, Пазарџиско, Бугарија, 4. IX 1944) – македонски и бугарски комунистички деец. Завршил педагошко училиште. По Првата светска војна емигрирал во Бугарија и се вклучил во активноста на македонската прогресивна емиграција и во бугарското комунистичко движење. Во 1920 г. бил примен во БКП, во 1923 бил партиски секретар, а во 1925 г. се вклучил во дејноста на ВМРО (Об). Во 1928 г. станал член на Третиот ОК за Пиринскиот дел на Македонија и член на ЦК на БКП. Работел во Коминтерната (1930–1939), бил член на Задграничното биро на БКП задолжен за револуционерните движења на Балканот. Во 1939 г. се вратил во Македонија и бил политички секретар на ПК на КП во Македонија. Во 1940 г. учествувал на V земска конференција, на која бил избран за член на ЦК на КПЈ. Одбил да присуствува на Мајското советување за кревање на вооруженото востание против окупаторите и не го прифатил повикот на КПЈ за востание. Ја поврзал македонската партиска организација со БКП (без западниот дел под окупација на Италија). По интервенција на Тито до Коминтерната, Партиската организација била вратена во СКЈ, а Шарло бил сменет и исклучен од КПЈ. Се вратил во Бугарија, каде што бил поставен за секретар на Софискиот областен партиски комитет. Во 1943 г. бил поставен за командант на Третата востаничка оперативна зона. Загинал во судир со полицијата и војската под сомнителни околности.

ЛИТ.: *БКП, Коминтернът и македонският въпрос 1917–1946*, I, София, 1998; II, София, 1999; *Извори за ослободителната војна и револуција во Македонија*, I, 1, 2 и 3, Скопје, 1968. О. Ив.


Од кириличниот ракопис Шафариков триод (крајот на XII - почетокот на XIII в.)

**ШАФАРИКОВ ТРИОД** – кирилски ракопис од крајот на XII и почетокот на XIII в., од македонска редакција. Се чува во Руската национална библиотека во Санкт-Петербург под сигн.: РНБ, F.n.I.74. Има 157 пергаментни листа. Според јазичните особености, потекнува од Охридската книжевна школа. Текстот е многу архаичен, во него се наоѓаат цели редови испишани со глаголица. По структурата претставува полн триод, без поделба на посен и цветен циклус.

ЛИТ.: В. Десподова, *Македонски пишмени споменици во Ленинградските библиотеки*, „Македонистика", 3, Скопје, 1983. Е. Ц.


Мухарем Шахичи

**ШАХИЧИ, Мухарем** (Ѓуришевац, 15. V 1927) – артист и поет. Завршил Административна школа и Педагошки курс. Како учесник во НОБ, останал воен инвалид. Бил секретар на СКОЈ, претседател на Здружението на борците на општината Кисела Вода во Скопје и артист на Албанско-турскиот народен театар во Скопје (1970). Автор е и на две збирки поезија.

УЛОГИ: Крис („Манде"), Русин („Небески одред"), Надрија („Коштана"), Панде („Парите се отепувачка"), Рама („Брачни партнери") и Јоле („Меќава"). С. Мл.

**ШАХОВ, Панде** (1973) – композитор. Композиција учи кај Р. Аврамовски, а дипломира на ФМУ во Скопје (Т. Зографски, 1997). Постдипломски студии завршува на Кралскиот колеџ за музика во Лондон (Џ. Андерсон, 2000). Во неговата камерна и оркестарска музика има влијанија од импресионизмот и доцниот романтизам, но и од македонскиот музички фолклор. Б. Орт.

**ШАХОВИЌ, Ксенофон** (Охрид, 7. I 1898 – Париз, Франција, 7. I 1956) – спец. патоанатом, патофизиолог и онколог, унив. професор и академик (САНУ). Мед. ф. и ПМФ завршил и докторирал (на двата) во Лион, Франција (1922). Еден од основоположниците на онколошката наука во СФРЈ. Формирал онколошки и други институти на Мед. ф. во Белград. Активно ја проучувал ендемската гушавост во Македонија. Објавил над 300 труда.

ИЗВ.: Архив на Мед. ф. во Белград; *Медицинска енциклопедија*, Т. 9, Загреб, 1964, 398–399.

БИБЛ.: *Тумори*, I–II, Београд, 1954; *Општа и специјална патолошка анатомија*, Београд, 1956; *Општа патологија*, Београд, 1956. Сл. М. П.

**ШАХОВСКИ ОЛИМПИСКИ ИГРИ** (Скопје, 1972). Во септември–октомври 1972 г. во Скопје се одржан јубилејните XX олимписки игри за мажи со учество на 63 екипи од сите континенти, а првпат заедно е одржана и V женска шаховска олимпијада со учество на екипи од 23 земји. Шаховските олимпијади се организирани од Почесен одбор и Организационен комитет под покровителство на претседателот на СФРЈ Ј. Б. Тито. Медалите на XX машката шаховска олимпијада ги добија: златната СССР, сребрената Унгарија и бронзената СФРЈ. Југословенската репрезентација играше во состав: Св. Глигориќ, Б. Ивков, Љ. Љубоевиќ, А. Матановиќ, М. Мацуловиќ и Ј. Рукавина. На V женска олимпијада медалите ги поделија СССР, Романија и Унгарија. Во времето на олимпијадите е одржан и 43-иот конгрес на Меѓународната шаховска федерација (ФИДЕ), како и Првиот конгрес и турнир на шаховските проблематисти и VI конгрес на меѓународното здружение на новинарите (АИПЕ). По повод олимпијадите ПТТ на Југославија издаде две пригодни поштенски марки.

ИЗВ.: Александар Матановиќ, *Шаховска олимпијада Скопје 1972*, Београд, 1972; Драган Петковски, *XX јубилејна машка и V женски шаховски олимписки игри Скопје 1972*, Прилози кон историјата на спортот во Македонија, Скопје, 1994, 15–17. Д. П.

**ШАХПАЗОВ, Младен Панев** (Кавадарци, 26. XII 1926 – Скопје, 1. V 1994) – гинеколог-акушер, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 1985). Мед. ф. завршил во Белград (1952) и специјализирал гинекологија и акушерство на Гинеколошко-акушерската клиника во Скопје (1957). Хабилитирал. Се усовршувал во повеќе европски центри. Се занимавал со гинеколошката урологија и онкологија, а особено со карциномот на овариумот. З. Џ.

**ШАХ-ПАРОНИЈАНЦ, Леон Михајлович** (Тифлис, Русија, 18. VI 1863 – Ленинград, СССР, 1927) – руски потомствен дворјанин, поет, публицист и македонофил. Завршил Историско-филолошки факултет и слушал на Правниот факултет во Харков. Соработник на Македонската колонија во Петроград и сосновач (заедно со Д. Д. Чуповски и В. М. Смелков) на Руско-македонското благотворно друштво „Св. Кирил и Методиј" во С.-Петербург (1913). Автор на стихови за Македонија и Македонците (МГ, 1913–1914 и сепаратно 1915) и потписник на Резолуцијата за македонското прашање на Друштвото за словенска заемност (8. VI 1915).

ИЗВ.: ЦГАЛИ, Москва, ф. 1830, оп. 1, ед. хр. 2, л. 1-3.

ДЕЛА: *Критикъ-самобитникъ Аполонъ Александровичъ Григорьевъ*, 1899; *Влияніе колонизаци на распространеніе просвѣщенія*, 1902; *Эстетическія воззрѣнія Н. В. Гоголя*, 1902; *Лирика Жуковскаго, Пушкина и Лермонтова*, 1904; *Впечатлѣнія жизни. Стихотворенія, выпискъ* I–V, 1892–1908; *За любовь – любовь. Изповѣдь души. Стихотворенія*, 1908.

ЛИТ.: Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски (1878–1940) и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*, II, Скопје, 1978, 144–156, 241–246, 368–376 и 411–420. Бл. Р.


Филип Шашко

**ШАШКО, Филип (Липо) Христов** (Philip Christ Shashko) (с. Брезница/Vatohori, Егејскиот дел на Македонија/Грција, 27. III 1936) – историчар, унив. професор. По напуштањето на Грција, гимназијата ја завршува во Букурешт, Романија (1954) и една година студира на тамошниот универзитет. Бидејќи татко му живеел во САД (од 1912), и тој од 1955 г. доаѓа кај него и ги завршува студиите по општа историја на Мичигенскиот државен универзитетот (1960). Магистерските студии по руска културна историја ги завршува на Калифорнискиот универзитет во Беркли (1961), специјализира на Мичигенскиот универзитет во Ен Арбор со диплома по културната историја на Русија и Источна Европа (1963), каде што ја одбранува и докторската дисертација „Unity and dissent among the Russian Westernes" (1969). Со такви интердепартмански и интердисциплинарни специјалистички студии на средновековната руска и византиска историја, со проучувања на современата европска историја, на американската културна историја и современата политичка мисла, станува професор на Катедрата по историја на Универзитетот Висконсин во Милвоки, САД. Ја проучува балканската и посебно бугарската и македонската историја и култура во XIX и XX в. и објавува во угледни американски и европски публикации, а учествува и во разни американски и балкански историски и славистички асоцијации.

БИБЛ.: *„Macedonians" (Macedonian-Americans)*, Harvard Encyclopedia of American Ethnic Groups, Cambridge, 1980, 690–694; *The Emergence of the Macedonian Nation: Images and Interpretation in American and British Reference Works, 1945–1991*, Studies in Macedonian Language, Literature and Culture: Proceedings of the First North American-Macedonian Conference on Macedonian Studies Amm Arbor, 1991, Ann Arbor, 1995, 177–230; *„Gligorov"*, Encyclopedia of World Biography: 20th Centry Supplement, Vol. 18, Palatine, 1995, 148–151; *Генезата на македонската нација: интерпретации во американски и во британски енциклопедии и речници 1945–1991*, „Билтен на Со-

ветот за македонски јазик", 1–2, Скопје, 2000, 46–68; *American Concience Should be Moved by the Macedonian Cry: Echoes of the 1903 Ilinden Uprising*, Mcedonian Studies. Papers from the Fifth International Macedonian-North American Conference on Macedonian Studies, Columbus, 2004, 281–311; *From Incomprehensible Tongue to Forbidden Language*, Делото на Крсте Мисирков. Зборник од Меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата *За македонциките работи* одржан во Скопје на 27–29 ноември 2003 година, I, Скопје, 2005, 383–412. Бл. Р.

**ШВАЈЦАРСКО-МАКЕДОНСКИ ВРСКИ И ОДНОСИ.** Започнуваат како трговски во втората половина на XIX и почетокот на XX в., а од крајот на XIX в. се развиваат преку образување студенти и дејствување на претставници на Македонското националноослободително движење. Ѓорѓи Капчев (1899) во Апелот до европската јавност, образложува проект за решавање на македонското прашање и работи на издавање на весникот „La Macedoine"; во 1900 г. во Женева почнува да излегува весникот на МРО „L'Effort"; се формираат: Политичко друштво Македонија на Македонците (Цирих); „Македонија" – друштво за заштита на правата на Македонците – и Друштвото „Вардар" (Лозана), Академско друштво „Македонија" и Македонското друштво за независна Македонија (Женева). Трите најголеми друштва се обединуваат во Генерален совет на македонските друштва во Швајцарија (Conseil General des Societes Macedoniennes en Suisse) со седиште во Лозана, со силна активност за правилно решавање на македонското прашање во времето на одржувањето на Париската мировна конференција (1919), и со сериозен ангажман, во својство на почесни членови, од угледни јавни личности на Швајцарија. Активноста за независност на Македонија продолжува во периодот меѓу двете светски војни, особено пред Друштвото на народите во Женева. По Втората светска војна мнозина Македонци заминуваат на работа во Швајцарија. Денес нивната бројка е ок. 60.000, организирани во друштва и асоцијации, кои одржуваат врски со РМ. Швајцарија ја признава РМ на 12. V 1993 г., а дипломатски односи се воспоставуваат на 31. I 1994 г. на ниво на амбасади. Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на РМ во Швајцарија е Срѓан Керим (нерезидентен, од Берлин). Прв вонреден и ополномоштен амбасадор на Швајцарија во РМ е Арнолд Хугелтоблер (нерезидентен, од Софија).

ЛИТ.: Љубен Лапе, *Активноста на Главниот одбор на македонските друштва во Швајцарија 1918–1919*, Македонија во XVI–II, XIX и XX век, Скопје, 1992; Љубен Лапе, *Една акција во Швајцарија за зачувување на целоста и независноста на Македонија*, Македонија во XVIII, XIX и XX век, Скопје, 1992; Ахил Тунте, *Република Македонија – прва декада (1990–1999)*, Скопје, 2005. Т. Петр.


Никита Шекутковски

**ШЕКУТКОВСКИ, Никита Трпев** (Скопје, 19. I 1956) – математичар, ред. проф. (1998) на ПМФ. Дипломирал (1979) и магистрирал (1983) на Математичкиот факултет во Скопје. Докторирал (1986) во Загреб со темата „Кохерентни инверзни системи и теорија на јак облик". Главен научен интерес му е топологијата. Бил шеф на Институтот за математика (1997-1999 и 2005-), ментор на магистерски работи и раководител на научни проекти.

БИБЛ.: *Математичка анализа, 1*, Скопје, 1996; *Редови и аналитички функции*, Скопје, 2002; *Топологија*, Скопје, 2002.

ЛИТ.: *ПМФ 1946-2006,* монографија, Скопје, 2006; БУ бр. 706/'98. Н. Ц.


Елизабета Шелева

**ШЕЛЕВА, Елизабета** (Охрид, 1961) – литературен критичар и теоретичар, професор на Катедрата по компаративна литература на Филолошкиот факултет во Скопје. Магистрирала на Филолошкиот факултет во Белград на тема „Типолошките модели на македонската книжевна критика". Докторирала на истиот факултет (1998) со темата „Од дијалогизмот до интертекстуалноста (од Михаил Бахтин до постструктурната критика)". Публикувала повеќе трудови.

БИБЛ.: *Компаративна поетика (Постмодернизмот во македонската фикција/новела),* 1996; *Културолошки есеи*, 2000; *Од дијалогизмот до интертекстуалноста*, 2000; *Заробеници на денот*, избрани колумни, 2001. Г. Т.


Симон Шемов

**ШЕМОВ, Симон** (Кавадарци, 1. XII 1941) – сликар и графичар, еден од првите истражувачи на алтернативните насоки во ликовната уметност (1973), со заложба за проширување и испреплетување на медиумите. Дипломирал на Академијата за ликовни уметности во Белград (1964). Редовен професор на Факултетот за ликовни уметности во Скопје. Ја афирмирал македонската уметност и надвор од државата. Интересирањето за природните феномени е присутно во сликарството, графиката, инсталациите, објектите, интервенциите во природен и урбан простор и особено во делата од рачно изработена хартија (Пантеист, 1967; Детски игри, 1972; циклусот Ангели, 1990; Шума, 2003).

ЛИТ.: Соња Абаџиева Димитрова, *Шемов/Фидановски – Акции и интервенции 1973–1985* (каталог), Скопје, 1986; Соња Абаџиева, *Симон Шемов*, Скопје, 1994. С. Аб.-Д.

**ШЕНДОВ, Борис** (Скопје, 6. II 1930) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1995 до пензионирањето во 1995 г.) по предмети од обласата на фундирањето. На факултетот работел од 1959 г., учествувајќи и во наставата на Архитектонскиот факултет. Бил вклучен во реализацијата на повеќе архитектонски и инженерски објекти. Издал учебник „Темелење" I и II (1985/86). Љ. Т.

**ШЕРДЕНКОВСКИ, Божин** (с. Љубојно, Ресенско, 1. XI 1928) – град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1981 до пензионирањето во 1988 г.) по предметот Хидротехнички мелиорации. Пред доаѓањето на Факултетот (1965) работел во ГП „Пелагонија". Учествувал во реализацијата на повеќе хидромелиоративни системи („Овче Поле", „Прилеп" и др.). Љ. Т.

**ШЕСНАЕСЕТТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (с. Кучевиште, Скопско, 6. X 1944 – 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ и НОВЈ. Била формирана од борци

на Осмата прешевска НО бригада, од Дванаесеттата бујановска НО бригада и 120 борци на Скопскиот и Шарпланинскиот НОПО. Била во составот на Кумановската дивизија (до првата половина на декември 1944) и водела борби против балистичките сили на Скопска Црна Гора, а со диверзии ја затворила за премин Качаничката Клисура. Го одбила нападот на балистичките сили (8 и 11. X), од заседа ги напаѓала германските колони на патот Скопје–Качаник (19, 20, 21 и 28/29 X) и учествувала во ослободувањето на Скопје. Била прогласена за ударна (декември 1944) и влегла во составот на Четириесет и втората македонска дивизија на НОВЈ, учествувајќи во пробивот на Сремскиот фронт.

ЛИТ.: Димче Аџимитрески, *Дејсшваша на 16. бригада на йриодише на градош,* „13 Ноември", III, 3, Скопје, 1964, 11 и Документи и материјали за ослободувањето на Скопје, Скопје, 1968, 246–251; Петар Јовчев, *Шеснаесеттата МНОУБ*, Скопје, 1994; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонскаша војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 129–131. С. Мл.

**ШЕСТА МАКЕДОНСКА НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНА БРИГАДА** (пл. Славеј, близу до Струга, 6. IX 1944 – 1945) – воена единица на НОВ и ПОМ. Била формирана со околу 1.000 борци – дел од борците на Првата македонска НО бригада и новодојдени борци. Извршила напад на бугарските гранични караули југоисточно од Кичево и во Крушевско, а потоа влегла во составот на Четириесет и осмата македонска дивизија на НОВЈ (28. IX) и учествувала во нападот на Кичево (8. X). Привремено била ставена под команда на Четириесет и втората македонска дивизија на НОВЈ (средината на октомври) и го чистела подрачјето на Жеден и Сува Гора од балистичките сили (до крајот на октомври 1944). По заедничките борби за ослободувањето на Кичево и Кичевско (15–17. XI), продолжила да ги гони балистичките сили кон Гостивар (ослободен на 18. XI 1944). Подоцна влегла во составот на Четириесет и деветтата македонска дивизија на НОВЈ (втората половина на декември 1944).

ЛИТ.: Дане Петковски – Владо Стрезовски, *Борбена дејсшва у Зайадној Македонији 1941–1944,* Београд, 1983; *Шесша македонска народноослободишелна ударна бригада,* Скопје, 1994; *Зборник на сеќавања на борцише од Шесшаша МНОУБ*, Скопје, 1998; Д-р Марјан Димитријевски, *Македонскаша војска 1944–1945,* Скопје, 1999, 102–107. С. Мл.

**ШЕФЕР, Јакоб Гијсберт (Ханс) де Хоп (Jakob Gijsbert /Jaap/ de Hoop Scheffer)** (Амстердам, Кралство Холандија, 3. IV 1948) – холандски политичар и дипломат. Бил министер за надворешни работи на Кралството Холандија (2002–2003), Генерален секретар на НАТО во времето на донесувањето на Декларацијата од Рига (2007). Т. Петр.


Радмила Шеќеринска

**ШЕЌЕРИНСКА, Радмила** (Скопје, 10. VI 1972) – политичарка. Дипломира на Електротехничкиот факултет во Скопје (1995). Магистрира на Флечер школата за право и дипломатија во САД. Стапува во Социјал-демократската младина на РМ (1995). Била портпарол на СДСМ (1997–1999), пратеник во Собранието на РМ (1998–2002, 2006–); потпретседател на ЦО на СДСМ (1999–2003, 2003–2006); потпретседател во Владата на РМ за евроинтеграции и координација на странска помош (2002– 2006) во период кога РМ поднесува барање за прием во членство во ЕУ (22. III 2004) и добива статус кандидат за прием во членство во ЕУ (17. XII 2006); претседател на СДСМ (2006).

ИЗВ.: *Канцеларија на йрешседашелош на СДСМ*, Скопје, 2007. Т. Петр.


Ристо Шеќерински

**ШЕЌЕРИНСКИ, Ристо** (Штип, 28. III 1927) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1951). Живее и работи во Скопје во проектантското претпријатие „Проектант" (до 1956). Се преселил во Нови Сад и во Белград, а потоа работел во Швајцарија и во Германија како слободен архитект. Проектирал објекти со разни намени, од кои преовладуваат станбените објекти. Позначајни реализации во Македонија: Административниот објект во Скопје (урнат во 1963); неколку станбени блокови во Скопје (1952–1955). Кр. Т.

**ШЕШИЌ, Богдан** (Валево, 21. VI 1909 – Белград, 9. II 1999) – српски филозоф, со меѓународно реноме. Дипломирал филозофија во Белград (1934), докторирал во Берлин (1938). Од 1947 г. е примен за асистент на Филозофскиот факултет во Скопје, а за предавач во 1951 г. Ги предавал предметите Логика, Историја на филозофијата, Етика и Естетика. На Факултетот останува до 1954 г., кога се вработува на Филозофскиот факултет во Белград (редовен професор од 1962). Контактите со Филозофскиот факултет во Скопје ги продолжува преку честите гостувања со предавања и учество во комисии за оценка и одбрана на докторски дисертации. Неговите книги ги користеа бројни генерации студенти. Автор е на голем број книги, расправи и статии објавени во меѓународни списанија.

БИБЛ.: *Увод у дијалекшичку логику,* 1957; *Логика I-II,* 1958, 1962; *Есшешичке сшудије,* 1958; *Нужносш и слобода,* 1963; *Принциūи универзалне логике,* 1968; *Савремени човек и свеш,* 1969; *Ойшша мешодологија,* 1971, 1988; *Филозофске основе физике,* 1972; *Основи медодологије друшшвених наука,* 1974; *Филозофија исшорије,* 1986; *Филозофија кулшуре,* 1990; *Universale logische Axiomatik*, 1991 и др.

ЛИТ.: *Филозофски факулшеш 1946–1976,* Скопје, 1976, 77; D. Grlić, *Leksikon filozofa,* Zagreb, 1982, 406. В. Панз.

**ШИБЈАК** – фитогеографска формација, која по својата надворешна грмолика форма е слична на шикарите, но според еколошките услови и флористичкиот состав претставува посебна форма на шумска вегетација, која битно се разликува од сите други типови. Главна карактеристика на шибјаците е што во нив учеството на дрвјата отсуствува како последица на големиот степен на деградациските процеси (секундарни шибјаци) или како резултат на дејството на неповолните еколошки услови за развој на дрвјата (примарни шибјаци). Во првиот случај шибјаците претставуваат, во однос на шикарите, понатамошен степен на деградација, по кој следуваат голините и камењарите, додека во вториот случај се работи за вистински шибјаци. Ал. Анд.

**ШИЈАКОВИЌ (ШИЈАК), Томо** (Косово Поле, 15. III 1930 – Скопје, 29. XII 1998) – сликар, меѓу првите македонски уметници што го проблематизирал сликарството како дисциплина. Извесен период студирал на Академијата за ликовни уметности во Љубљана. Самостојно излагал во Скопје, Белград, Ниш. Учествувал на Биеналето во Сао Паоло (1969) и на Биеналето во Венеција (1978). Се занимавал со карикатура, илустрација, сце-


Томо Шијаковиќ

нографија, плакат, фотографија. Во неговото творештво се разликуваат неколку фази: посткубизам, апстракција, варијанти на поп-артот и концептуални постапки кои кон крајот на шеесеттите години резултирале во првите објекти во македонската современа уметност: мусандри и неомусандри. Во нив ги обединил сликарските, вајарските и дизајнерските аспекти. Овој модел на ликовно обликување просторно го применил во ентериерот на зградата на Градскиот комитет во Скопје (1970) и во хотелот „Дрим“ во Струга (1977).


Т. Шијаковиќ-Шијак: Зошто, затоа (1995)

ЛИТ.: Борис Петковски, *Томо Шијак*, Скопје, 1977; истиот, *Томо Шијак*, во: *Biennale di Venezia* (каталог), Скопје, 1978 . Л. Н.

**ШИЈАЧКИ, Стеван** (Стари Футог, 12. XII 1885 – Белград, 2. I 1957) – хорски диригент и композитор. Музичко образование оформува во Српската музичка школа во Белград. Меѓу двете светски војни, како наставник по музика и хорски раководител, работи во повеќе градови на тогашното кралство. Во Македонија, дејствува во Скопје и во Велес како хорски диригент и како музички соработник во Народниот театар во Скопје. Неговото најистакнато хорско дело е циклусот *Кратовски песни*. Др. О.

**ШИКАРА** – грмовидно формирана творба, најчесто секундарна, која генетски потекнува од некоја претходно уништена ниска, средна или висока шума. До исчезнување на шумите и појавата на шикарите се доаѓало постепено во долг временски период, како резултат на прекумерни сечи и нерационално стопанисување, перманентно пасење и брстење, шумски пожари, несоодветни законски ограничувања при користењето на шумите и др. По исчезнувањето (сеча) на некогашните шуми, дошло до природна обнова по вегетативен пат, но стоката со постојното брстење на подниците го довршила тоа што го започнал човекот. Дрвјата ја изгубиле својата нормална форма и се претвориле во грмушки. Друга карактеристика на шикарите е што во нив настанала промена на животните услови, што условило промена и на вегетациskiот состав на некогашната шума. Ал. Анд.

**ШИКИЌ, Бранислав** (Пула, Хрватска, 1905 – Белград, 7. II 1976) – шумарски инженер. Бил истакнат деец на студентското движење во Македонија и член на КПЈ (од 1941). По окупацијата бил член на Покраинската воена комисија (1941), кога бил уапсен од бугарската полиција. Подоцна бил политички комесар на Поречкиот НОПО. По Ослободувањето бил вработен во државната управа во областа на шумарството.

БИБЛ.: *Дејствата на Воената комисија при Покраинскиот комитет во 1941 година,* „13 Ноември“, VI, 6, Скопје, 1967, 12; *Поречкиот партизански одред и Скопската дополнителна бригада,* на истото место, 7; *Синдикатот во Скопје (1908-1971),* Скопје, 1971. С. Мл.

**ШИКОЛЕ, Александар Јосифов** (Скопје, 31. I 1954) – спец. интернист-нефролог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје (од 2006). Мед. ф. и специјализација завршил во Скопје. Докторирал (1994) од областа на примената на еритропоетинот кај пациенти лекувани со ХД, проблематика на која континуирано работи. Директор на Клиниката за нефрологија (1999–2003, 2006–). Објавил 250 труда. Гувернер на Европското здружение за вештачки органи. Сл. М. П.

**„ШИЛО“** (Прилеп, почетокот на 1905) – хектографски весник, орган на Прилепската организација на ТМОРО, со мото „Македонија на Македонците“. Го издавале учителите Ѓорѓи Ганев, Петар Мрмев, Палисламов и Тодор Поп-Адамов, на чело со Јордан Ангелов. Имал за цел да ги пропагира определбите на ТМОРО да се бори против пројавената корупција и неморал, како и против соседните пропаганди. Иронизирајќи ја власта, како уредник на весникот фигурирал тогашниот солунски валија Хилми-паша, а одговорен уредник кајмакамот на Прилеп Шахин-беј.

ЛИТ.: Д-р Боро Мокров – М-р Томе Груевски, *Преглед на македонскиот печат (1885–1992)* , Скопје, 1993, 113–114. С. Мл.

**ШИМШИР (ЗЕЛЕНИКА)** (Buxus sempervirens L., фам. Buxaceae) – зимзелена грмушка или мало дрво од поширокиот Медитеран. Има мали, кожести листови со рамен раб, спротивно поставени. Цветовите се собрани во снопчиња во пазувите на листовите. Плодот е чушка. Кај нас е застапен во термофилни шумски заедници, но на станишта богати со воздушна влага. Многу декоративен, но и со многу квалитетно дрво (за садови, инструменти, резба). Ал. Анд.


Шимшир

**ШИНДИЛОВ, Стефан Костадинов** (с. Зрзе, Прилепско, ? – месност Пештерите, кај с. Тројаци, Прилепско, 8. IV 1907) – прилепски полски војвода. За него се знае дека со целата негова чета херојски загинале во битката со аскерот и башибозукот во близина на с. Тројаци, Прилепско.

ИЗВ. и ЛИТ.: НБКМ- БИА, Ф. 583, а.е. 67, лл. 230–248; „Илюстрация Илинденъ“, бр. 1, София, 1944. Ал. Тр.


Богдан Шиндиловски

**ШИНДИЛОВСКИ, Богдан** (Прилеп, 27. I 1918 – Скопје, 13. VIII 2003) – композитор и музички педагог. Уште како гимназијалец диригира со училишниот хор. По школувањето ги формира Градскиот мешан хор, Гимназискиот и Пионерскиот хор во Прилеп. Го основал и Музичкото училиште во Прилеп (1949). Подоцна компонирал, главно хорска музика (триесетина композиции) и музика за мандолински оркестри. М. Кол.

**ШИП (ШИПКА, РОЗА)** (Rosa L., фам. Rosaceae) – извонредно богат род со видови (околу 400 и повеќе


Шипки (шипинки)

илјади култивирани). Листопадни или зимзелени грмушки и лијани, најчесто со боцки на гранките. Листовите се сложени, непарно перести. Цветовите се миризливи, со разнобојни, крупни, венечни ливчиња (декоративни). Од цветната ложа се формира месеста обвивка околу плодот (шипинка), а може да биде розова, црвена или црна. Во РМ досега се регистрирани: R. canina L., R. arvensis Huds., R. galica L., R. micrantha Sm., R. tomentosa Sm., R. pendulina L., R. spino-sissima L. Има најверојатно и други, кои допрва треба да бидат проучени. Ал. Анд.


Петар Ширилов

**ШИРИЛОВ, Петар** (Горничево, Егејска Македонија, 18. V 1934 - Скопје, 5. IX 1988) – раскажувач, романсиер, литературен критичар, публицист. Завршил средно земјоделско училиште. Студирал на Филозофскиот факултет во Скопје. Работел во Радио Скопје, потоа бил уредник во весникот „Трудбеник". Член на ДПМ од 1964 год. „И покрај тоа што критиката не му беше особено наклонета, П. Ширилов остави незаборавни страници во македонската литература" – бележи Г. Сталев во книгата *Последниве сто години македонска книжевност* (Матица македонска, 1994).

БИБЛ.: *За детството и светулките*, раскази, 1961; *Заветрина сроти виулицата*, роман, 1962; *Плачат оние планини за мене*, роман, 1965; *Светогорци*, роман, 1966; *Бунт во каменот*, раскази, 1966; *Од болот до метафората*, есеи, 1971; Црноборје, 1972; *Историја и револуција*, огледи, 1973; *Мислата и делото на Димитар Митрев*, монографија, 1974; *Земја во дулбија*, роман, 1976; *Света шума*, роман, 1978; *Геометри*, раскази, 1988. П. Гил.

**ШИРИЛОВ, Ташко** (Горничево, Леринско, 20. VIII 1938) – раскажувач, романсиер, литературен критичар, поет, преведувач од француски (В. Иго, Стендал, А. Дима, Мопасан, Жил Верн, Сен-Џон Перс и др.). Завршил Филолошки факултет (француски јазик и книжевност) во Скопје. Работел како новинар во весникот „Вечер", а сега е вработен во Друштвото на лит. преведувачи на Македонија и го издава в. „Огледало". Бил претседател на Сојузот на книжевните преведувачи на Југославија. Со Паскал Гилевски го покренаа и го издаваа независниот весник „За македонците работи" (1971–72).

БИБЛ.: *Икар*, поезија, 1976, *Тимотеј и Лидија*, роман, Зумпрес, 1999; *Фразеолошки речник на македонскиот јазик*, том први, Ск., 2003 (коавторство со Тодор Димитровски).

ЛИТ.: Атанас Вангелов: *Стилист од прв ред – ама заобиколен*, „Старт", број 244, 2003. П. Гил.

**ШИШЕВСКА КЛИСУРА (ГОЛЕМА КЛИСУРА)** – се протега од с. Девич до с. Шишево во долината на река Треска, во должина од 66,2 km. По должината е втора клисура во РМ. Клисурата е предиспонирана со раседни линии и всечена е помеѓу планините: Добра Вода, Сува Гора и Осој од левата и Даутица, Караџица, Сува Планина и Водно од десната долинска страна. На потегот помеѓу Лукоечко Речиште и манастирот „Св. Богородица" во должина од 15 km е вистински кањон, а неговите страни се стрмни и високи преку 1.100 m. Т. Анд.

**ШИШЕВСКИ МАНАСТИР** – *в. „Свети Никола".*


Ристо Шишков

**ШИШКОВ, Ристо** (с. Мрсна, Демирхисарско, Егејскиот дел на Македонија, 23. III 1940 – Скопје, 17. VI 1986) – актер. Дипломирал актерска игра на Академијата за театарски уметности во Белград (1963). Настапува на сцената на Југословенско драмско позориште во Белград (1961-1964). Потоа бил член на Драмата на МНТ (1964–1968). Еден од најголемите и најекспонирани актери. Носител на неколку антологиски остварувања.

УЛОГИ: Никодин („Кенгурски скок"), Темелко („Суд"), Ефто („Лет во место"), Леоне Глембај („Глембаеви"), Едмонд („Крал Лир"), Луков („Црнила"); Костадин („Печалбари"), Андреј („Три сестри"), Хелдерлин (во истоимено дело), Мендељ Крик („Зајдисонце") и др.


Р. Шишков во „Дон Цезар"

НА ФИЛМ: „До победата и по неа"; „Каде по дождот"; „Македонска крвава свадба"; „Планина на гневот"; „Република во пламен"; „Црно семе"; „Јад"; „Црвениот коњ"; „Нели ти реков" и др. Р. Ст.


Светомир Шкариќ

**ШКАРИЌ, Светомир** (Дојран, 1. I 1941) – правник, унив. професор. Основно образование завршил во Дојран и Гевгелија, а гимназија во Струмица (1960). Бил победник на првите два натпревара во ораторство на Скопскиот универзитет (1961 и 1962), учесник на четири младински работни акции на автопатот „Братство и единство" (1958, 1959, 1962 и 1963) и на студентската работна акција за расчистување на урнатините од земјотресот во Скопје (1963). Дипломирал на Правниот факултет во Скопје (1965). Активно учествувал во студентските протести на Белградскиот универзитет (1968). Магистрирал (1972) и докторирал на Правниот факултет во Белград на тема „Смислата и значењето на делегатството во општествено-политичкиот систем на Југославија" (1978). Бил избиран за асистент (1969), за

доцент (1978), за вонреден (1983) и за редовен професор на Правниот факултет во Скопје (1988) по Уставно право и политички систем. На факултетот бил основач на научните дисциплини: Споредбено уставно право (1993), Уставно право на Европа (2005), Политички теории и Теории за мирот и конфликтите. Имал студиски престој во Гренобл (1971–1972), во Сапоро и Токио (1996). Бил директор на Институтот за социолошки и политичко-правни истражувања во Скопје (1978–1982), член на Европскиот комитет за правна соработка на Советот на Европа (1998 –2003), судија на Европскиот граѓански суд во Берлин за утврдување на одговорноста на германските пратеници и политичари за бомбардирањето на СР Југославија (1999–2000) и визитинг професор на Правниот факултет на Универзитетот „Монтескје“ во Бордо, Франција (2002). Учествувал на конгресите на Меѓународното здружение за уставно право (1983, 1995, 2007), на Меѓународното здружение за политички науки (1978 и 1982), на Меѓународното здружение за истражување на мирот (1996, 1998, 2000 и 2002) и на Светскиот јавен форум – Дијалог на цивилизациите (2005 и 2007), како и на поголем број меѓународни научни конференции и симпозиуми на триесетина универзитети од сите континенти. Поднесените трудови ги објавил во книгата „Македонија на сите континенти: мир, демократија и геополитика“ (Скопје, 2000). Објавил над 150 статии од областа на уставното право, политичките науки и мировните студии, од кои поголемиот број на француски, англиски, руски и јапонски јазик. Сега е претседател на Здружението за уставно право на Македонија (1994-), експерт на ООН за избори (1998-), професор по уставно право на Правниот факултет на Универзитетот „Гоце Делчев“ во Штип (2008-), советник на Претседателот на РМ (од 2009).

БИБЛ.: *Уставно право на СФРЈ,* I–II, Скопје, 1986 и 1987; *Уставно право,* I–II, Скопје, 1991 и 1992; *Уставно право,* I–II, Скопје, 1994 и 1995; *Правото, силата и мирот – Македонија и Косово*, Скопје, 2002; *Law, Force and Peace – Macedonia and Kosovo,* Skopje, 2002; *Споредбено и македонско уставно право,* Скопје, 2004; *Democratic Elections in Macedonia 1990-2002,* Berlin, 2005; *Уставно право,* Скопје, 2006; *Македонската лига и Уставот за државно уредување на Македонија 1880*, Скопје, 1985 (коавтор со С. Димевски, В. Поповски и М. Апостолски); *Мирот и уставите*, Скопје, 1997 (коавтор со Тадаказу Фукасе); *Македония путъ к самостоятельности,* Москва, 1997 (заедно со А. В. Карасев, В. И. Косик, Б. Ристовски и Е. Гусакова); *Политички теории – антика,* Скопје, 2006 (коавтор со Ѓорге Иванов); *Уставно право*, Скопје, 2007 (коавтор со Г. Силјановска–Давкова); *Уставно право,* Скопје, 2009 (коавтор со Г. Силјановска–Давкова); *Теории за мирот и конфликтите,* Скопје, 2007 (редактор); *Спорот за името меѓу Грција и Македонија* – Студентски проект, Скопје, 2008 (раководител и редактор заедно со Д. Апасиев и В. Патчев). С. Мл.

**ШКАРТОВ, Георги Димитров – Ѓакон Евстатиј** (с. Нестрам-Кол, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 1873 – Софија, 20. III 1934) – ѓакон и национален деец. Бил служител во Хилендарскиот манастир (од 1888), а потоа ја завршил Духовната семинарија во Цариград и како ѓакон Евстатиј бил во Пловдив, Солун, Софија и Букурешт, по што пристигнал во Битолско (1900). Во Илинденското востание бил ресенски војвода, а по Востанието активно учествувал во борбите против туѓите оружени пропаганди. Со својa чета зел учество во Првата балканска војна (1912), ослободувајќи го Мегленско. Исто така, на чело на комитска чета, учествувал и во Првата светска војна, дејствувајќи во Воденско, Мегленско и околината, а по завршувањето на војната емигрирал во Бугарија.

ЛИТ.: (Ѓорѓи Абаџиев), *Македонски возрожденци и револуционери.* Албум, Скопје, 1950, 66; *Спомени и биографии на илинденци,* ДАРМ – Подрачно одделение-Битола, Битола, 1993. С. Мл.


Мишо Шкартов

**ШКАРТОВ, Мишо** (Кавадарци, 1. II 1884 – Софија, 25. VI 1936) – учесник во македонското револуционерно движење, член на ВМРО на Тодор Александров. Завршил гимназија во Солун. Во 1904 г. бил секретар на Тиквешката чета на Д. Даскалов, потоа во четите на Х. Чернопеев и на Ј. Сандански, еден од основачите на НФП. Учествувал во Тиквешкото востание (1913) и во Првата светска војна. По војната бил член на Привременото претставништво на бившата обединета ВМРО и потписник на нејзиниот Апел (6 март 1919). Во 1921 стапил во ВМРО. По убиството на А. Протогеров и расцепот на ВМРО (1928), преминал во протогеровистичката ВМРО. Како приврзаник на федералистичката идеја, станал член на ВМРО(Об), на Цариградската конференција (1930) бил вклучен во нејзиниот ЦК.

ЛИТ.: Зоран Тодоровски, *ВМРО 1924–1934*, Скопје, 1997. З. Тод.


Антоние Шкоклев

**ШКОКЛЕВ, Антоние** (с. Д’мбени, Костурско, Егејскиот дел на Македонија, 24. IX 1923) – максилофацијален хирург, редовен професор на ВМА, генерал на ЈНА (во пензија). Учесник во НОБ (до 1945), кога и се демобилизирал како санитетски референт на бригада. Студиите по општа медицина ги продолжил во Белград, каде што и дипломирал (1950), положил специјалистички испит по максилофацијална хирургија (1962) и докторирал (1965). Од 1972 г. до пензионирањето е началник на Клиниката за максилофацијална хирургија при ВМА. За член на МАНУ надвор од работниот состав е избран на 24. VI 1986 г. Бил на усовршување во Лондон и во други европски центри, како и во САД. Во Кина ги совладал проблемите на акупунктурата, за која напишал и 10 книги. Автор е на околу 260 стручни и научни трудови. Учествувал на бројни научни собири во земјата и во странство (Париз, Цирих, Венеција, Хамбург, Виена, Каиро, Кантон). Дел од неговите книги се преведени на повеќе јазици. Трудовите се претежно од областа на реконструктивната лицева хирургија, туморите, како и огнено-стрелните трауми. Неговата голема љубов кон својата татковина ја изразува преку едукацијата на повеќе македонски лекари на Клиниката, во која подолго време беше директор (ВМА). Со љубов ја проучува античката историја на Македонија, за која издава и книги. Член е на многу стручни и научни светски асоцијации, но и на Друштвото на книжевниците на Србија. Едуцирал преку 700 лекари од земјата и од странство. Како професор по покана предавал во познати светски медицински центри. Ил. В.

**ШКОКЛЕВСКИ, Живко** (Д’мбени, Костурско, 2. VII 1937 – Скопје, 5. I 2004) –град. инж., ред. проф. на Градежниот факултет во Скопје (од 1989 до пензионирањето во 1998 г.) по предметите Хид-


Живко Шкоклевски

раулика, Хидрологија и Речна хидротехника. Дипломирал во Прага (1960), докторирал во Скопје (1983). Учествувал во регулацијата на повеќе наши реки. Напишал учебник „Регулација на водотеци“, како и неколку други книги, меѓу кои и монографии за регулацијата на Вардар и за Дојранско Езеро. Љ. Т.

**ШКОЛИ НА ЕКОНОМСКАТА МИСЛА.** Економските мислители настојуваат преку разгледување, размислување, логичко воопштување и толкување да го спознаат економскиот живот. Тие даваат дијагноза на состојбите, ги откриваат развојните законитости и тенденции, предлагаат промени на состојбите во економскиот живот во позитивна насока и сл. Од нивните настојувања за изучување на економскиот живот се формирани бројни школи на економската мисла, кои се карактеризираат со свој предмет на изучување, се потпираат врз одредена економска теорија, користат одредени методи на изучување, градат своја економска терминологија и фонд на сознанија за одредени аспекти на економскиот живот, предлагаат одредена макроекономска политика за менување на состојбите и сл. Одделните економски школи добиваат називи според различни критериуми: според основачот на школата (марксистичка економија, кејнзијанизам и др.), според името на државата во која живее и работи основачот или главните претставници на одредена школа (австриска школа, германска историска школа, шведска школа и др.), според градот или универзитетот во кој работи основачот или главниот претставник на одредена школа (лозанска школа, кембричка школа, виенска школа, чикашка школа и др.), според предметот на изучувањето (меркантилизам, физиократска школа, монетаризам и др.) итн. Во одредени периоди доминира една или неколку школи на економската мисла и тие го формираат корпусот на стандардната економска наука во даден период. Покрај нив постојат и други школи кои имаат одредено влијание врз економскиот живот. Најчесто тие се нарекуваат алтернативни школи или хетеродоксна економска мисла.

Денес, корпусот на стандардната економска наука го сочинуваат сознанија од т.н. голема економска синтеза, сознанија од неокласичната (неолибералната) економија и сознанија од кејнзијанизмот во најширока смисла на зборот. А во хетеродоксната економска мисла се вклучуваат институционализмот со неговите различни форми, разни облици на левоориентираната економска мисла, историската школа и др. Во разни периоди од развојот на РМ се користат сознанија од различни школи на економската мисла. Во периодот до Втората светска војна кај нас не постоеше доминација на ниту една школа на економската мисла. Тоа се објаснува главно со фактот што имаше мал број школуван високостручен кадар, земјата немаше економски факултети, економски институти и сл. Малиот број високостручни кадри, иако беа школувани во странство, немаа можности да ги применат стекнатите сознанија во нашата земја. Во периодот од Втората светска војна до крајот на 80-тите години, односно во периодот кога нашата земја беше во составот на СФРЈ, доминираше марксистичката економска мисла и пошироко марксизмот како теорија, идеологија и поглед на светот. Исто така, во тој период, а посебно во периодот на самоуправувањето (1950–1990), се користеа и одредени сознанија од Западот (главно сознанија на кејнзијанската и неокласичната економија). Придонес за развојот на економската мисла во нашата земја во тој период имаа повеќе фактори: зголемениот број на високостручните кадри, работењето на одредени економски факултети и економски институти, студиските престои на домашни кадри во странство и сл.

Во периодот на транзицијата, односно последниве петнаесеттина години, во нашата земја е сѐ позабележливо присуството на сознанијата од стандардната светска економска наука. Поконкретно кажано, се користат сознанија на т.н. голема синтеза, сознанија од неокласичната (неолибералната) економија, сознанија од кејнзијанската економија сфатена во најширока смисла на зборот и др. Спротивно на тоа, мошне е скромно користењето на сознанија од хетеродоксната економија. Во нашата земја доминира трансферот на сознанија од светската економска наука, а е релативно помал делот на емпириските истражувања со користење на современите методи на научноистражувачката работа. Како позитивен тренд во поново време може да се оцени зголемената комуникација на македонските економисти со економисти во странство (стекнување магистерски и докторски титули, учество на меѓународни научни собири, учество во изработката на меѓународни проекти, визитинг-професори, престои на странски експерти во нашата земја и сл.).

ЛИТ.: Методија Стојков, *Развој на економската мисла*, Економски факултет, Скопје, 2002. Таки Фити, *Современите макроекономски концепции и економските политики*, Економски факултет, Скопје, 2001; Harry Landreth and David C. Colander, *History of Economic Thought* (fourth edition), Houghton Mifflin Company, Boston-Toronto, 2002. М. С.


Школки

**ШКОЛКИ** (*Bivalvia*) – мекотели со черупка составена од два дела (капачиња), кои го покриваат и заштитуваат телото. Капаците се соединети со мускулест затворач. Името го добиле од лат. *valvae* = двокрилна врата. Тие се исклучиво акватични животни, живеат претежно во морските води, но ги има и во копнените. Познати се преку 20.000 видови, од кои голем број се фосилни. Во Македонија се среќаваат школки во копнени води што сѐ уште не се доволно истражени. Регистрирани се 15 таксони (14 видови и 1 подвид); 3 вида и 1 подвид се ендемични – сите од родот *Pisidium*; три таксона се среќаваат во Охридското, а еден таксон во Преспанското

Езеро. Најчест вид е *Dreissena polymorpha* Pall., која поседува триаголна, рабеста, жолтозелена черупка со кафеави брановидни линии. Во големи популации ја има во Дојранското, во Преспанското и во Охридското Езеро. Школката *Sphaerium corneum* L. се среќава во нашите копнени води, претежно во тињата и детритусот на блатата и на езерата. Во Дојранското Езеро се среќаваат видови од родот *Unio* кои поседуваат черупки со различен облик, од елипсовиден до издолжен, понекогаш и двапати поголем од висината. Во Охридското Езеро честа е *обичнаша блашна школка* (*Anadonta cygnea* L.).

ЛИТ.: S. G., Jaeckel, W., Klemm, W., Meise, *Die Land und Susswasser Mollusken der nordlichen Balkanhalbinsel*, Abh. und Berichte aus dem Staatl, Museum für Tierk., Dresden, 1957, 23(2): 141-207; Јонче Шапкарев, *Зоологија на без'рбешниише живошни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ШКОЛСКА ДОКУМЕНТАЦИЈА** – заедничко име за сите документи од значење за животот и за работата на училиштата. Ги опфаќа: актите за основање (одлуки, одобренија, елаборати и сл.); нормативно-правните документи (статут, правилници); одлуки, решенија и други документи и материјали од работата на управно-раководните и стручните органи и тела на училиштето, од материјално-финансиското работење на училиштето и од воспитно-образовниот процес (годишни програми за работа, распореди на наставата, извештаи и сл.). Школската документација ја чинат и документите за педагошката евиденција (дневник за работа на училиштето, дневник на паралелката, записници од одржани испити и сл.) и педагошката документација (главна книга на ученици, свидетелство, уверение за стручно оспособување, ученичка книшка, преведница и сл.). Школската документација има фукционално, односно оперативно, но и историско значење, поради што треба да се води посебна грижа за нејзиното чување и заштита. К. Камб.

**„ШКОЛСКА ПЕДАГОГИЈА“** – прв учебник по педагогија, напишан од македонски автор, познатиот учител *Јосиф Ковачев* од Штип, со поднаслов: Методичко раководство за учителите и управителите на народните школи. Отпечатен е во Солун (1873), а како издавач се јавува книжарницата на Д. В. Манчев. Делото опфаќа широк спектар прашања од општопедагошка (цел на воспитанието, умствено, морално, физичко воспитание), дидактичка (дидактички принципи, формално и материјално образование, содржина, организација, планирање на наставата и др.) и методичка проблематика (значење, цел и задачи на одделните програмски содржини и сл.). Погледите и сфаќањата изнесени во оваа дело се одраз на нивото на развиеност на тогашната педагошка наука. Некои од нив не го изгубиле своето значење до денес.

ЛИТ.: Р. Кантарџиев, *Историја на образованието и просветата во Македонија*, Скопје, 2002. К. Камб.

**ШКОЛСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА** – општ назив за вкупноста на училишни установи за основно, за средно и за високо образование, кои се меѓусебно поврзани и претставуваат целина. Овој термин сѐ поретко се употребува во стручно-научната литература, но и во говорната култура (се заменува со терминот образование, образовен систем). Школството (школскиот систем) во Македонија го сочинуваат следниве установи: основни училишта, основни училишта за музичко и балетско образование, специјални основни училишта, средни стручни училишта, гимназии, универзитети, факултети, виски стручни школи и уметнички академии. Некои педагошки теоретичари во поимот школство (школски систем) ги опфаќаат и установите за предучилишно воспитание и установите за образование на возрасните. К. Камб.



Шлемот од Хераклеја - реконструкција (V-VI в.) според Е. Манева

**ШЛЕМ – ТИП БАЛДЕНХЕИМ** (од Хераклеја) – откриен во 1966 г. меѓу урнатините на Јужниот анекс III од Големата базилика. Декорацијата на бакарната (позлатена) челна лента го прави овој примерок единствен меѓу триесетината досега откриени шлемови од овој тип. Шест печати, инспирирани од нумизматички предлошки, се втиснати така што пренесуваат одредена симболична порака. Изгледот на матриците, литургиските грчки натписи, иконографијата и квалитетот на изработката упатуваат на неговото потекло од Константинопол во периодот од крајот на V и првите децении на VI в. Неговиот носител секако бил од висок ранг и поданик на источноримскиот владетел.

ЛИТ.: Е. Манева, *Нумизматички предлошки во декорацијата на шлемот со спојки од Хераклеја*, Монетите и монетоковниците во Македонија, Скопје, 2001, 85–91. Ел. М.

**ШОЈЛЕВСКА, Сања** (Скопје, 26. VI 1964) – пијанист и музиколог. Дипломирала на ФМУ во Скопје (1987), каде што и магистрирала (1991). Докторирала во Нови Сад (2000), каде што работела како наставник на Уметничката академија (1989-1995). Од 1993 г. живее и работи во Лос Анџелес, САД. Автор е на монографија за истакнатиот американски композитор на филмска музика Александар Норт (2003). Б. Орт.



Д. Шојлевски: Градскиот парк во Скопје

**ШОЈЛЕВСКИ, Драган** (Нови Сад, 1924) – агроном, истакнат научник, истражувач, педагог и основоположник на современата пејзажна уметност и архитектура во РМ. Основно и средно образование завршил во Скопје, а дипломирал на Земјоделско-шумарскиот факултет во Загреб (1952). Докторската теза ја одбранил во Загреб (1982). Работел на просторното, урбанистичкото и пејзажното планирање. Има подготвено над 500 елаборати од пејзажната архитектура. Најпознати се: Рекреативниот парк „Горица“ во Охрид; градските паркови во: Скопје, Битола, Радовиш, Виница, Свети Николе; парковите за споменичните комплекси во: Прилеп, Штип, Велес. Како експерт на Обединетите нации, работел во Јужна Америка (Перу). Има објавено околу 80 научни и стручни трудови и две книги. Добитник е на околу 30 признанија за својата активност. С. Х. П.

**ШОЉАКОВА, Марија Ванчова** (Скопје, 30. I 1947) – специјалист-анестезиолог, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. По завршувањето на Мед. ф. во Скопје (1970),


Марија Шољакова

специјализира анестезиологија (Скопје, 1972–1975 и Лондон, 1982–1983) и работи на Клиниката за анестезија реанимација и интензивно лекување (КАРИЛ). Придонела во докажувањето на метаболниот одговор на анестезија, ги вовела методите на епидурална апликација на опиоди (1989) и комбинирани анаестезиолошки техники (1992); била директор на КАРИЛ (1995–2001) и продекан на Мед. ф. (1998–2004). Публикувала 138 научни трудови и е автор и главен уредник на шест учебници од областа на анестезиологијата.

БИБЛ.: *Мајка и деше, несакани дејсшва*, Скопје, 2002; *Неврохируршка анесшезија и иншензивно лекување, Локорегионална анесшезија*, Скопје, 2003; *Анесшезија, организација пациенш и операција*, Скопје, 2004; *Анесшезија – Респирација шоракс*, Скопје, 2005; *Срце, циркулација, анесшезија*, Скопје, 2006; *Учебник по анесшезиологија со реанимација*, Скопје, 2006.М. Шољ.


Ацо Шопов

**ШОПОВ, Ацо** (Штип, 20. XII 1923 – Скопје, 20. IV 1982) – борец, поет и преведувач, есеист, прв уредник на „Млад борец“, уредник на повеќе литературни списанија во Македонија, амбасадор во Сенегал (1972–1976), претседател на поранешниот Сојуз на литературните преведувачи на Југославија. Член на Македонскиот ПЕН-центар, како и на ДПМ и тоа од неговото основање (1947). Тој е еден од најзаслужните што македонската поезија за релативно кусо време ги надмина колективистичките и соцреалистичките тонови. Со својот интимизам му ги отвори вратите на македонскиот поетски израз кон модернизмот. Критичарите неговото творештво го организираат во четири круга: првиот (1944–1950), кој започнува со неговата прва стихозбирка „Песни“, а завршува со „На Грамос“; вториот што го сочинува неговото творештво омеѓено со двете негови збирки „Стихови за маката и радоста“ (1952) и „Ветрот носи убаво време“ (1957); третиот што е главно во знакот на двете најзначајни стихозбирки „Небиднина“ (1963) и „Гледач во пепелта“ (1970) и четвртиот што е одбележан со двете последни книги „Песни за црната жена“ (1976) и „Дрво на ридот“ (1980).


А. Шопов и претседателот на Сенегал Л.С. Сенгор

Книгата што направи пресвртница не само во творештвото на Ш., туку и во македонската литература воопшто, е збирката „Стихови за маката и радоста“. Имено, со неа поетски се разнишаа цврстите бедеми на дотогашниот соцреалистички модел на творење. Во таа 1952 г. контроверзната збирка на Ш. ја иницира, а потоа и ја разгоре декадата на конфронтација помеѓу „реалистите“ и „модернистите“. Тие ќе спорат за природата на реалистичката уметност, за нејзината актуелност и за можноста т.е. неможноста за нејзино обновување во XX в., за важноста на усвојувањето на уметничките откритија од западноевропските литератури, за светското искуство на авангардизмот и модернизмот. Вистинскиот Шопов како поет, сепак, излегува со стиховите од неговиот трет круг. Поимите „небиднина“ и „црно сонце“ од неговата поетска лексика сѐ уште ја чуваат својата мистична моќ и не престануваат да бидат предизвик и поттик за најразлични критички судови и дешифрирања.

ДЕЛА: поезија: *Песни* (1944), *Пруга на младосша* (заедно со С. Јаневски, 1947), *На Грамос* (1950), *Со наши раце* (1950), *Сшихови за макаша и радосша* (1952), *Слеј се со шишинаша* (1955), *Вешрош носи убаво време* (1957), *Небиднина* (1963), *Јус-универзум* (1968), *Гледач во пепелша* (1970), *Песни за црнаша жена* (1976), *Дрво на ридош* (1980).

ЛИТ.: Миодраг Друговац, *Исшорија на македонскаша книжевносш XX век* (1990); *Творешшвошо на Ацо Шопов - зборник од Симпозиумош по повод 70-годишнинаша од раѓањешо на Ацо Шопов* (1993); Лидија Капушевска-Дракулевска, *Поешика на несознајношо* (2002). В. М.-Ч.


Владимир Шопов

**ШОПОВ, Владимир** (Белград, 16. XII 1948 – Скопје, 23. IV 2000) – поет, автор за деца, раскажувач. Завршил Правен факултет во Скопје. Работел во Владата на РМ.

ДЕЛА: стихозбирки: *Луцидна иншервала*, Ск., 1970; *Од век на век се шака со лева нога со десна рака*, Ск., 1973; *Фашу*, Ск., 1976; *Зарашусша во Делфи*, Ск., 1978; поезија за деца *Креда*, Ск., 1983; романизирана биографија *Запис и сниешша за Александар Магнум*, Ск., 1997. В. Тоц.


Томислав Шопов

**ШОПОВ, Томислав** (Струмица, 3. XI 1939) – диригент. Дипломирал диригирање на Музичката академија во Љубљана (проф. Д. Швара), а специјализирал во Италија. Од 1970 до 2005 г. работи како диригент во Операта и Балетот на Македонскиот народен театар. Во меѓувреме (1985–1989) работи во неколку оперски театри во Турција (Истанбул, Анкара, Измир). Поставил и диригирал на оперската сцена на МНТ повеќе од 30 оперски и балетски дела *(Травијаша, Набуко, Љубовна напивка, Дон Карлос, Аида, Цар Самуил, Дон Кихош, Жизела)*. Настапувал на концертниот подиум како симфониски диригент. Гостувал во Италија, Русија, Полска, Германија. Ф. М.

**ШОПОВА, Милка** (Дебар, 1924) – редовен професор на ПМФ во Скопје по предметите анатомија и морфологија на растенијата и ге-


Милка Шопова

нетика. Докторирала во 1961 г. во Скопје. Била на специјализација во Институтот John Innes Hartvord Herts (Англија) кај познатиот цитогенетичар Дарлингтон, како и на студиски престој во Институтот за генетика при Универзитетот во Бирминген. Држела предавања од областа на цитогенетиката на Универзитетот во Мериленд, САД, и на Универзитетот во Краков, Полска. Објавила над 130 научни трудови, главно од областа на цитотаксономијата, мутагенезата и анатомијата на растенијата во голем број домашни и меѓународни списанија. Вл. М.


Бојан Шоптрајанов

**ШОПТРАЈАНОВ, Бојан Тодоров** (Чачак, Србија, 26. I 1937) – академик, редовен професор (1981) на Институтот за хемија при ПМФ во Скопје (во пензија од 2002). Дипломирал (1960) хемија на ПМФ во Скопје, магистрирал (1965) на Indiana University во САД, а докторирал (1973) на ПМФ во Скопје. Дописен (1994) и редовен (1996) член на МАНУ. Држел настава по десетина предмети, коишто или прв ги осмислил и ги изведувал или темелно ги реорганизирал. Главно подрачје на научен интерес му е структурната хемија (особено вибрационата спектроскопија), а заинтересиран е и за проблеми од образованието. Објавил повеќе од 200 статии (околу две третини надвор од Македонија), а на научни манифестации презентирал повеќе од 350 пленарни и секциски предавања и други соопштенија (близу половината надвор од Македонија). Автор/коавтор е на 3 монографски публикации со научен/стручен карактер и на 5 монографски изданија со системски карактер. Автор/коавтор е на 4 универзитетски учебници, помагала и на дваесетина учебници/учебни помагала за средното образование. Неговите позначајни трудови се однесуваат на спектроскопското изучување на кристалохидратите и за спектроскопските и термодинамичките својства на петчлените хетероциклични молекули. Објавил и серија статии под заеднички наслов „Белешки за јазикот на хемијата“. Тој е основоположник и прв главен уредник на списанието „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија“. Претседател е на Уредувачкиот одбор на списанието „Прилози“ на Одделението за математичко-технички науки во МАНУ. Бил раководител на голем број меѓународни и домашни научноистражувачки проекти. Бил продекан за настава и наука на Хемискиот факултет, проректор за настава и наука на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, потпретседател и претседател на Сојузот на хемичарите и технолозите на Македонија, претседател на Комисијата за спектроскопија при Унијата на хемиските друштва на Југославија и претседател на Унијата. Од Chemical Abstracts Service добил (1978) сертификат за „извонреден придонес за унапредувањето на хемиската наука и технологија во текот на повеќе од 10 години успешна работа“, а му биле доделени и други признанија.

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 226; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 226–227. Бл. П.


Георги Шоптрајанов

**ШОПТРАЈАНОВ, Георги Димев** (Велес, 2. II 1907 – Скопје, 2001) – филолог, универзитетски професор. Основно образование и гимназија завршил во родниот град. Бил претседател на подмладокот на Црвениот крст и претседател на Литературниот кружок „Нада“ („Надеж“) во гимназијата, со кој соработувал и во кој гостувал Кочо Рацин, иако не бил ученик во гимназијата. Уште тогаш собирал народни умотворби, се приклучил на комунистичкото младинско движење и станал член на СКОЈ (1924). Како студент на Филозофскиот факултет во Скопје (1926-1930), бил основач и секретар на Академското потпорно друштво (1927), основач и претседател на Литературниот кружок „ЛИПИК“ (Литература, поезија и критика). Со незавршена втора година од студиите, бил избран за асистент на факултетот (4. V 1927). По дипломирањето работел како средношколски професор по француски јазик во повеќе градови на Кралството Југославија. Добил стипендија од француската влада за специјализација по француски јазик и литература (1932) и престојувал во Дижон, Женева и Париз и други градови. Неговите професори од Сорбона го испратиле во Бургундија на научно-истражувачки студии за епохата на францускиот хуманизам и ренесанса. Докторирал на тема „Etienne Tabourot des Accords étude sur la vie et son oeuvre litéraire (1549–1590)“ (Дижон, 1936), француски деец од времето на ренесансата, по што работел на Филозофскиот факултет во Скопје. Тука со успех го поставил на сцена својот превод на делото „Вообразениот болен“. По негова иницијатива и со помош на народните херои Васил Антевски-Дрен и Страхил Гигов, била објавена публикацијата „150 години од Француската револуција“ (Скопје, 14. VII 1939). Како активен соработник со студентското движење во Скопје, повеќе пати бил повикуван на воена вежба (Штип, Ниш и др. места). Во Априлската војна бил мобилизиран во воена единица составена главно од комунисти, а по нејзиното разбивање (6. IV 1941), преку Куманово се вратил во Велес. За продолжување на професорската дејност, во Софија го завршил воведениот специјален курс по бугарски јазик. Бил соработник на НОАВМ и член на АСНОМ. По Ослободувањето бил прв директор на новооснованата Народна библиотека во Скопје (1944–1946). Тој е основоположник на Катедрата за романска филологија на Филозофскиот факултет во Скопје и професор по француски јазик и книжевност. Предавал и на универзитетите во Безансон и Клермон-Феран (Франција). Општествено-политички бил член на Градската конференција на ССРНМ – Скопје и Главниот одбор на ССРНМ. Членувал и раководел повеќе домашни и странски стручни и научни асоцијации: претседател на Друштвото на библиотекарите на СРМ, претседател на Здру-

жението на наставниците за странски јазици на СРМ, член на СИЗ за образование на СРМ, дописен член на Академијата на науките, уметностите и книжевностите во Дижон, почесен член на Академијата на науките, уметностите и книжевностите во Безансон, почесен доктор во Клермон-Феран, Париз, Безансон и Франш-Конте, член и претседател на Редакцијата за СРМ на сп. на Советот на академиите на науките на СФРЈ „Bulletin scientifique" (Загреб), член на редакцискиот одбор на сп. „Филолошки преглед" (Белград) и др. Автор е на книги, учебници, статии и други прилози. Превел и голем број книги од француската литература. Носител е на одликувањата Витез на легијата на честа и Офицер на легија на честа на Француската Република (1976).

БИБЛ.: *Ромен Ролан (1866-1944), живот и дело,* Скопје, 1987; *Педагогијата на Мишел де Монтењ,* Скопје, 1978; *За хералдиката, сигилографијата и екслибристиката во Македонија (врз примери од културната историја на Велес),* Скопје, 1999; *Опис и инвентаризација на старите ракописи од охридската збирка (1942),* Охрид, 2000.

ЛИТ.: Паско Кузман, *Георги Шоптрајанов и неговата улога во заштитата на културното наследство на Македонија,* Охрид, 2000; *Свечен научен собир во чест на проф. д-р Георги Шоптрајанов,* Скопје, 2000. С. Мл.


Лидија Шоптрајанова

**ШОПТРАЈАНОВА, Лидија Стојанова** (Битола, 23. XI 1941) – редовен професор (1993) на ПМФ, Институт за хемија (пензионирана во 2005). Дипломирала (1965) на ТМФ во Скопје, магистрирала (1975) на ПМФ во Белград, а докторирала (1981) на Хемискиот факултет во Скопје. Била шеф на Погонот за синтетички лепила во Хемиската индустрија „Пролетер" во Скопје (1965). Држела настава по предмети од подрачјата на аналитичката хемија, инструменталната анализа, статистичката обработка на експериментални податоци и изворите и користењето на хемиски информации. Главни подрачја на нејзиниот научен интерес се изучувањето на комплексни соединенија на паладиум и рамнотежите во неводна средина, а и структурната хемија, поларографијата и анализата на прехранбени производи. Објавила педесетина трудови (20 надвор од Македонија), еден универзитетски учебник и едно универзитетско учебно помагало, како и два средношколски учебника. Била (1975–1976) главен уредник на списанието „Билтен на Технолошко-металуршкиот факултет" и член (1987–1993) на Уредувачкиот одбор на списанието „Гласник на хемичарите и технолозите на Македонија". Учествувала во обработката на 15 домашни проекти (на 1 била раководител). Била претседател и член на Комисијата за аналитичка хемија при Унијата на хемиските друштва на Југославија, претставник на Македонија во Комисијата за аналитичка хемија при Федерацијата на европските хемиски друштва (FECS), раководител на постдипломските студии на Институтот за хемија, член на Комисијата за настава при Ректоратот на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј".

ЛИТ.: *Природно-математички факултет – Скопје, 1946–1996*, Скопје, 1996, 227; *60 години Природно-математички факултет – Скопје*, Скопје, 2006, 252-253. Б. Ш.

**ШОРКОВ, Вангел Талев** (Битола, 6. III 1898 – Скопје, 21. X 1961) – спец. хирург. Медицина завршил во Стразбур (Франција) во 1925 г., а хирургија специјализирал во Париз. Од 1930–1939 г. работел во приватна практика, а потоа бил хирург во Бановинската болница во Битола. Во времето на Втората светска војна ги лекувал партизаните. По Ослободувањето бил назначен за хирург и управник на Болницата во Охрид (февруари, 1945), каде што останал до крајот на животот. П. Б.


Зоран Шоров

**ШОРОВ, Зоран** (Штип, 17. XI 1961) – професор по физичка култура, борач. Завршил Факултет за физичка култура во Скопје (1990). Бил член на Боречкиот клуб „Балканец" во Штип. На Младинското балканско првенство во Атина (Грција, 1977) освоил сребрен, а во Крајова (Романија, 1978) бронзен медал, на Медитеранските игри во Казабланка (Мароко, 1982) и Атина (Грција, 1991) сребрени медали. На европски првенства настапил 11 пати, а најголем успех постигнал во Велико Трново (Бугарија, 1987) – сребрен и Штутгарт (Германија, 1991) – бронзен медал. Учествувал петпати на светски првенства, а најдобар пласман му е шестото место за младинци во Лас Вегас (САД, 1977). Настапил и на три олимписки игри, а најдобар резултат му е шестото место во Лос Анџелес (САД, 1984). Бил избран за најдобар спортист на Македонија (1987 и 1991). Ф. Ѓ.

**ШПАРГЛА** (Asparagus officinalis L.) – повеќегодишно растение. Се одгледува заради младите и сочни подници (свеќи), кои се многу богати со минерални материи, витамини C, $B_1$, $B_2$, $B_6$, провитамин A, етерични масла и органски киселини. Во првата година се развива бавно, формира само 3–4 подници, а од четвртата до десеттата интензивно формира изданоци, потоа развојот стагнира и опаѓа. Се одгледува со расад, поретко со директна сеидба, на лесно растресити и топли почви. Д. Ј.


Шпаргла


Милица Шперовиќ-Рибарски

**ШПЕРОВИЌ-РИБАРСКИ, Милица** (Битола, 20. IV 1939) – пијанист. Дипломирала на Музичката академија во Белград (В. Шкарка, 1963), каде што магистрирала (О. Михајловиќ, 1970). Специјализирала во Париз (А. Чиколини, В. Перламутер, 1970). Професор на ФМУ во Скопје (1975–2003). Концертирала како солист и член на Дуото Рибарски во 30 земји на Европа, Азија и во Јужна Америка. Основач на Интерфест во Битола. Водела мајсторски класи; била член на жири-комисии во повеќе европски земји. Сн. Ч.-Ан.


Преливникот на прибранската ХЦ „Шпилје“

**„ШПИЛЈЕ“** – прибранска ХЦ на реката Црни Дрим, во близина на Дебар. Во погон од 1969 г. Има три агрегати со турбини од типот францис. Вкупната инсталирана моќност е 84 MW. Во периодот од 1992-2003 г. просечното годишно производство изнесувало 226,0 GWh, а најголемото било во 1996 г. и изнесувало 352,3 GWh.

ЛИТ.: *50 години македонско електростопанство*, Скопје, 1995; *Ј.П. „Електростопанство на Македонија“*, Скопје, 1999; *Електростопанство на Македонија*, годишен извештај, 2003. Др. Р.


Илеш Шпиц

**ШПИЦ, Илеш** (? – Скопје, 1. X 1961) – фудбалски тренер, Унгарец од еврејско потекло. Бил дојден во Скопје од ФК „Хајдук“ од Сплит за тренер на ФК „Граѓански“ (1938), кој под неговото стручно раководство станал прволигаш (1938/39). Бил тренер и на СК „Македонија“ од Скопје (1941–1944), член на Елитната дивизија на Бугарија. Окупаторските власти се обиделе да го интернираат во логор на смртта (1942), но поради силниот отпор на јавноста и енергичното залагање од Управата на Клубот, бил симнат од возот кај Врање и вратен во Скопје. По Ослободувањето го тренирал ФК „Партизан“ од Белград и ФК „Вардар“ од Скопје. Умрел во Скопје покрај фудбалскиот терен, непосредно по натпреварот на ФК „Вардар“ против ОФК „Белград“. Д. С.

**„ШПИЦ“** – прв бесплатен информативно-политички дневен весник во Македонија. Излегува од 31 мај 2006 г. во Скопје. Издавач е приватното претпријатие „СИНИМ“ во тесна соработка со А–1 телевизија и „Време“. За само неколку месеци постигнат рекорден тираж за македонски услови од 140.000 примероци. Главен и одговорен уредник е Бранко Героски. Б. П. Ѓ.


Шпиц

Букефализмот не поминува

„Шпиц“, првиот македонски бесплатен дневен весник


Михаел Штајнер

**ШТАЈНЕР, Михаел** (Michael Steiner) (Минхен, СРГ, 28. XI 1949) – германски дипломат. Бил шеф на Канцеларијата за врски за германската хуманитарна помош во Загреб (1991–1992), шеф на Координативното тело за мултилатерални мировни напори во МНР (1992-1994), шеф на Специјалното одделение за мировни напори за поранешна Југославија (1994–1995), германски член на Контакт-групата за Југославија (1994–1995), главен заменик на Високиот претставник на меѓународната заедница за БиХ (1996–1997), специјален претставник на Генералниот секретар на ООН за Косово (2001–2003), во чиј мандат (на 23. V 2002) Привременото собрание на Косово усвојува Резолуција за непризнавање на Договорот за опис и протегање на границата меѓу РМ и СРЈ. Штајнеровата позиција е дека Договорот мора да се почитува и во таа насока ги вложува сите напори, вклучувајќи го и прогласувањето на Резолуцијата за ништовна.

ИЗВ.: *Министерство за надворешни работи на РМ*, Скопје 2007. Т. Петр.

**ШТЕДЕЊЕ.** Националното штедење го сочинуваат штедењето на населението (непотрошениот дел од доходот на населението), состојбата на буџетското салдо (буџетскиот суфицит го зголемува националното штедење, а буџетскиот дефицит претставува негативно штедење) и нераспределениот дел од профитот на претпријатијата. Штедењето претставува основен извор на инвестициите. Иако различна во различни временски периоди, склоноста кон штедење на населението во СРМ, била прилично висока (тоа може да се утврди и од релативно високото учество на банкарските кредити во финансирањето на инвестициите во периодот 1965–1975) и давала значаен придонес во финансирањето на инвестициите и во динамиката на растот. Непосредно по монетарното осамостојување, Македонија доживува остар пад на штедењето. Така, бруто домашното штедење го достигнува дното во 1992 г., кога изнесува само 2,4% од бруто домашниот производ.

Исклучително ниското ниво на домашни заштеди во транзициониот период се должи на неколку основни причини: долготрајната економска стагнација во 1980-тите, остратa рецесија проследена со големо опаѓање на реалниот доход во првата половина на 1990-тите, долготрајното искуство со висока инфлација и одржувањето на реално негативните каматни стапки во 1980-тите и почетокот на 1990-тите години итн. Почнувајќи од средината на 1990-тите се забележува одредено опоравување на штедењето, како последица на постепеното заживување на економската активност и воспоставувањето и одржувањето на стабилноста на цените. Сепак, домашното штедење сè уште се одржува на многу ниско ниво, кое во никој случај не може да биде основа за поинтензивна инвестициона активност. Тоа значи дека на среден рок, нискиот обем на домашни заштеди продолжува да претставува ограничувачки фактор на растежот на македонската економија.


Штедење на граѓаните во банките

Како дополнителен проблем во поглед на штедењето се јавува ниският обем на делот од заштедите, кој се држи во рамките на официјалниот финансиски систем. Тоа посебно се однесува на 1990-тите години, кога поголеми-

от дел од заштедите се држат надвор од банкарскиот систем, како последица на неколку основни причини: лошото искуство со судбината на старото девизно штедење од времето на СФРЈ (проблемот на „заробените“ заштеди), изгубената доверба во финансиските институции како последица на финансиските скандали поврзани со пропаста на неколку штедилници (посебно, аферата со штедилницата ТАТ), високиот степен на политичка неизвесност итн.

Подоцна, напоредно со процесот на воведување на еврото, доаѓа до масовен прилив на девизни заштеди и нивно задржување во банките – процес што го означува постепеното враќање на довербата на населението во банкарскиот систем. Како последица на тоа, во периодот по 2001 г. доаѓа до интензивен пораст на заштедите во банките. Така, на крајот од 2004 г., вкупните депозити на населението и правните лица во банките изнесуваат 25% од бруто домашниот производ, за разлика од 1995 г., кога тој процент изнесува само 5,8%. Во истото време, структурата на заштедите во банкарскиот сектор е исто така неповолна поради доминацијата на краткорочните заштеди. На пример, на крајот на 2006 г. долгорочните депозити (со рок на достасување над една година) учествуваат со 8% во вкупните орочени депозити на банкарскиот систем. Во таа смисла, недостигот на долгорочен финансиски потенцијал се јавува како сериозно ограничување во обезбедувањето извори за финансирање на инвестиционата активност.

ИЗВОР: Државен завод за статистика на Македонија.

ЛИТ.: Горан Петревски, *Монетарна политика – теорија и искуството на Македонија*, Здружение за социо-економски развој, Скопје, 2005. Г. П.

**ШТЕДИЛНИЦИ ВО РМ** – финансиски институции што прибираат штедни влогови на населението. Можат да се основаат како акционерски друштва, или како друштва со ограничена одговорност, а како основачи можат да се јават домашни правни и физички лица. Минималниот основачки капитал на штедилниците изнесува 250.000 евра. Активностите што ги извршуваат штедилниците се многу ограничени и се сведуваат на прибирање денарски штедни влогови и на одобрување кредити на населението. Исто така, тие можат да одобруваат кредити и на претпријатија, но само преку посредство на банките. На крајот на 1992 г. во Македонија работи само една штедилница – Поштенската штедилница. Во мај 1993 г. е донесен Законот за банки и штедилници со кој се регулира основањето, работењето и супервизијата на штедилниците. Во почетокот на 1997 г. се случува големиот скандал со пирамидалните шеми за штедење и незаконското работење на неколку штедилници од кои најголема е штедилницата ТАТ д.о.о. – Битола. Пропаста на овие штедилници води кон загуба на штедните влогови на голем број штедачи, а создава и големи негативни ефекти врз довербата во целокупниот банкарски систем. Непосредно по пропаста на овие штедилници, дел од загубите на штедачите се компензираат со исплата на средства од буџетот и од централната банка, а во текот на 2002 г. на штедачите им се издаваат преносливи сертификати со можност да се купуваат акции и удели во одредени државни претпријатија, опфатени со процесот на приватизација. Како реакција на овие скандали, во февруари 1997 г. НБРМ го ограничува износот на штедните вло-



Штедилница

гови што штедилниците можат да го прибираат до нивото на нивниот основачки капитал, а максималната изложеност кон еден должник е намалена на 10% од гарантниот капитал. Во јули 2000 г. е донесен нов Закон за банки, во кој не се опфатени штедилниците и оттогаш нивниот статус е во процес на преиспитување. Во текот на 2001 г. Поштенската штедилница е приватизирана и трансформирана во Поштенска банка. На крајот од 2006 г., во Македонија функционираат вкупно 12 штедилници, при што нивното учество во банкарскиот сектор е незначително, т.е. тие учествуваат само со 1.3% во вкупната актива и со 2,2% во вкупните кредити на банкарскиот систем.

ЛИТ.: Љупчо Трпески, *Пари и банкарство*, Economy Press, Скопје, 2003, 555–56; Кики Мангова Поњавиќ, Ванчо Каргов, *60 години централно банкарство во Република Македонија*, Народна банка на Република Македонија, Скопје, 2006, 139-155. Г. П.

**ШТЕПАН, Ханс Лотар (Hans Lotar Stephan)** (Источна Прусија, 1933) – германски дипломат и историчар. Прв вонреден и ополно-



Ханс Лотар Штепан

моштен амбасадор на СРГ во РМ (1993–1997). Автор е на книгата „Македонскиот јазол: идентитетот на Македонците прикажан на примерот на Балканскиот сојуз (1878–1914)“, Скопје, 2005. Т. Петр.

**ШТЕТИ ОД ИНСЕКТИ ВРЗ ДРВЈАТА**. Ги има многубројни и разновидни, специфични за одделни видови инсекти. Се разликуваат по начинот на кој инсектите ја земаат храната од дрвјата, по реакцијата на дрвјата и по последиците што остануваат. Од практичен аспект, можат да се групираат според начинот на кој се направени: штети од грицкање на цврстите делови на дрвјата; штети на листот (дупчесто и странично грицкање, скелетирање, минирање и свиткување на листот); штети на стеблото и на гранките (грицкање на кората, под кората, во беловината и срцевината); оштетување на шумското семе; штети на кореновиот систем; штети од легалки (положување јајца во легалки во некои органи и делови на дрвјата); штети од шмукање на растителните сокови од инсекти што имаат устен апарат за бодење и шмукање (причинуваат механички штети, деформации на одделни органи и физиолошко слебеење на стеблата); создавање гали-шишки или цецидии (деформирани ткива што настануваат како реакција на внесените цецидогени материи од инсектите при нивната исхрана или при положувањето јајца). Ст. Н.

**ШТИП** – град во источниот дел на РМ со 43.652 ж. (2002). Се простира на ридест терен помеѓу р. Брегалница и повремениот водоток Отиња, на надморска височина помеѓу 260 и 320 m. Зафаќа површина од 2.080 ha. Со магистралниот пат М–5 на запад е поврзан со Велес, а на исток со Кочани и Делчево, а со М–6 на југоисток со Радовиш и Струмица. Штип е железничка станица на железничката линија Велес–Кочани. Има умерено-континентална клима со просечна годишна температура на воздухот од 12,8°C и просечна годишна количина на врнежи од 482 mm.



Поглед на градот Штип од Хисарот

Се смета за еден од најстарите градови во Македонија. Тој е формиран на местото на древниот римски град *Асшибус*, кој во времето на Византија се спомнува под името *Сшийеон*, по кое Штип го добил и денешното име. Како град тврдина под името Штип се наоѓал во составот на македонската држава на царот Самуил. Турците го освоиле во 1395 г. Во времето на нивното владеење претставува важна населба на Серскиот пат, а во XVI и XVII в. бил владичко седиште. Познатиот турски патописец Евлија Челебија за Штип наведува дека имал 2.240 куќи, 450 дуќани, голем безистен, карван сарај, 27 џамии и 7 ана, додека пак францускиот конзул Божур забележил дека во 1800 г. градот има 3.000–4.000 ж. Во XIX в., посебно во неговата втора половина, градот стопански и популациски доста зајакнал и во 1900 г. во него живееле 20.900 ж.

Во времето на Балканските и Првата светска војна Штип се наоѓал во зоната на воените операции, кои, заедно со иселувањето на Турците, негативно се одразиле врз развојот на градот, така што во 1931 г. населението се намалило на 11.859 ж. Во периодот меѓу двете светски војни градот вршел улога на административен центар за Источна Македонија.

И денес претставува главен крстопат и најголем град и индустриски центар во овој дел на Република-та. Населението го сочинуваат главно Македонци (39.323 ж.), а од малцинствата најбројни се Ромите (2.184), потоа следат Власите (1.727), па Турците (877) и Србите (272). Штип е седиште на општина што зафаќа површина од 58.324 ha, има 44 населени места со 47.796 ж. Од индустриските гранки во градот се најзастапени текстилната и индустријата за обувки, металната и електроиндустријата. Во Штип има гимназија и три средни стручни училишта, Рударски и Педагошки факултет, а се очекува отворање и на други факултети на новиот Универзитет „Гоце Делчев“. Исто така, има музеј, Завод за заштита на споменици на културата, Историски архив, здравствен дом, а од културно-историските споменици: тврдината Исар со Меморијален споменик на Револуцијата, безистен со уметничка галерија, и цркавите „Св. Архангел“, „Св. Спас“, „Св. Јован“ и „Св. Богородица“, и џамијата Хусамедин-пашина.

ЛИТ.: Блага Алексова и др., *Шший низ вековише*, кн. прва и втора, Штип, 1986; *Пойис на населението, домаќинствата и становите во Република Македонија, 2002*, кн. X, ДСЗ, Скопје, 2004. Ал. Ст.

**ШТИПАЛКИ** (Cobitidae) – фамилија мали риби од редот крапо-видни риби (Cypriniformes), со многу издолжено тело, вретенесто или странично сплеснато. Во Македонија се регистрирани шест видови, кои припаѓаат на два рода.



Штипалка

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe*, London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region*, Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за определување на рибите (Osteichtyes) и змијоркиите (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија*, Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**ШТРКЛИ** (*Tabanidae*) – двокрилни инсекти, добри летачи со големина до 3 cm. Имаат усно апарат приспособен за бодење и за цицање крв. Познати се како крвопијци. Во спарните летни денови, особено пред дожд, го напаѓаат добитокот, па и луѓето. Каснувањето е болно и често со долготрајни отоци. Во светот се познати околу 3.000 видови. Во Македонија се регистрирани 20 видови, од кои, попознати се *говедскиот штркел* (*Tabanus bovinus* L.) и *дождовниот штркел* (*Haematopota pluvialis* L.).



Штркол

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991; Vladimir Krpac, Branislava Mihajlova, *Biodiversity of Macedonia from a view point of hitherto faunistic investigations. Participation with Underproject: Klass Insecta*, Macedonian Museum of Natural History – Ministry of Science, Final Report, Skopje, 1999, 23-30; Група автори, *Country Stady for biodiversity of the Republic of Macedonia (first national report)*, Ministry of environment and physical planning, Skopje, 2003. В. Т. К. – М. Кр.

**ШТРКОВИ** (Ciconiidae) – фамилија крупни птици со долги нозе и со долг клун, кои се хранат со водоземци, риби и со други мали водни организми. Во Европа се присутни два вида, кои се среќаваат и кај нас: бел штрк (Ciconia ciconia) и црн штрк (Ciconia nigra).



Штркови во гнездото

ЛИТ.: *Birds in Europe: population estimates, trends and conservation status*, „BirdLife International Conservation Series“, 12, Cambridge, 2004; C. Harrison, *An Atlas of the Birds of the Western Palaearctic,* Glasgow, 1982. Св. П. – В. Сид.



Јосип Јурај Штросмаер

**ШТРОСМАЕР, Јосип Јурај** (Осиек, Хрватска, 4. II 1815 – Ѓаково, Хрватска, 8. IV 1905) – хрватски епископ и многузаслужен словенски великан на духот и хуманата акција. Во име на почит, Константин Миладинов во посветата на зборникот од македонски и бугарски песни (Български народни песни, Загреб, 1861) пишува: „епископ босански, ѓаковачки и сремски на неговата светост, апостолски управител на белградската и смедеревската епископија, римски гроф на н. цар. кр. величество, дејствителен таен советник, дворски духовник, вировитички велики жупан, вонреден државен советник, доктор на филозофијата и богословијата, изјашните науки и пр. и пр. – великодушен покровител на народната книжнина“. Ш. е врзан за Македонија, за нејзината култура и литература, за штедро стимулирање од позиција на мецена. Тој го повикал на гости К. Миладинов во Ѓаково за да направи словенска транслитерација на зборникот народни песни што безуспешно се обидувал да го публику-

ва во Москва (со грчки алфавит), му го издал во Загреб и му обезбедил поширок круг угледни претплатници. Заложбите на Ш. да ги извлече од турскиот затвор браќата Димитрија и Константин Миладиновци исто така се уверливо сведоштво за големината на еден историски чин на алтруизам и филантропија. Г. Т.



Штуки

**ШТУКИ** (Esocidae) – фамилија слатководни грабливи риби од редот штуковидни риби (Esociformes), која вклучува само еден род, претставен со пет видови, од кои еден се среќава и кај нас – штуката (Esox lucius).

ЛИТ.: M. Beazley, *Guide to Freshwater Fish of Britain and Europe,* London; J. Crivelli, *The Freshwater fish endemic to the Northern Mediterranean Region,* Tour du Valat Publication, 1996; М. Наумовски, *Рибите во Македонија*, Скопје, 1995; С. Георгиев, *Клуч за определување на рибите (Osteichtyes) и змијорките (Cephalaspidomorpha) во Република Македонија,* Скопје, 1998. Св. П. – В. Сид.

**ШТУРЕЦ, ПОЛСКИ** (*Gryllus campestris* L.) – правокрилен инсект. Познат е и како *полски попец*. Спаѓа во групата скакулци. Живее во суви песокливи терени. Кога е во опасност се повлекува во своите подземни дупки, длабоки и до 40 cm. Се храни со растителни пупки и со инсекти. Во времето на парењето мажјакот произведува карактеристичен звук – црцорење, што ја привлекува женката за оплодување. Ареалот на распространувањето му е Средна Европа, од каде што доаѓа и кај нас.



Полски штурец

ЛИТ.: Јонче Шапкарев, *Зоологија на безрбетните животни*, Скопје, 1991.
В. Т. К. – М. Кр.

**ШУВАКОВИЌ, Коста** (Беловајски Беденик, Хрватска, 27. III 1919) – оперски певец, бас. Во Операта на МНТ работи од 1948 до 1974. Во овој период остварил повеќе од 30 помали и поголеми улоги, од кои позначајни се: Спарафучиле (*Риголето*), Големиот инквизитор *(Дон Карлос),* Дон Базилио *(Севилскиот бербер)*, Осман *(Грабнување од Сарајот).* Оровез (Норма), Марко *(Еро од оној свет),* Кецал *(Продадена невеста),* Теодорик (*Цар Самуил),* Гремин *(Евгениј Онегин).* Ф. М.



Љубомир Шукаров

**ШУКАРОВ, Љубомир Александров** (Велес, 2. X 1919) – гинеколог-акушер, редовен проф. на Мед. ф. во Скопје. Мед. ф. завршил (1944) во Софија. Специјализирал гинекологија и акушерство (1951) во Загреб и Скопје. Хабилитирал на темата „Проблем на цервицитисот и некои запазувања во врска со интрацервикалната инфилтрација со антибиотици" (1957). Бил директор на Гинеколошко-акушерската клиника (1968–1973) и проректор на Унив. „Св. Кирил и Методиј". Се усовршувал во познати центри во Европа. Промотор е на супспецијалистичката ориентација на Клиниката и вовел нови дијагностички и терапевтски методи што довело до подигнување на стручното ниво, научноистражувачката и публицистичката дејност. З. Џ.

**ШУКАРОВА, Анета** (Скопје, 1. VIII 1955) – класичен филолог и историчар, професор во ИНИ. Дипломирала на Филозофско-историскиот факултет (Група класични студии) во Скопје (1979). Била професор во гимназијата „Орце Николов", а потоа преминала во Институтот за национална историја (1981). Магистрирала на тема „Јустинијана Прима" (1991). Докторирала во ИНИ на тема „Атинските ретори и Филип II Македонски" (2001). Три години била професор по предметот *Историја на античките Македонци* на групата „Историја со архивистика" на Филозофскиот факултет во Скопје. Автор е на повеќе научни трудови од областа на античкиот и рановизантискиот период. Учествувала на научни собири во земјата и во странство.

БИБЛ.: *Филип II и атинските ретори*, Скопје, 2003; *Јустинијана Прима,* Скопје, 1994; *Историја на македонскиот народ,* ИНИ, Скопје, 2008 (коавтор). С. Мл.



Искра Шукарова

**ШУКАРОВА, Искра** (Скопје, 21. X 1972) – балерина и кореограф. Балетската наобразба ја добива во МБУЦ „Илија Николовски-Луј" во Скопје (во класата на Ѓ. Јовановска). Оди на специјализација во Лион, Франција, (1993). Дипломира (2000) на Филозофскиот факултет во Скопје (Група историја на уметноста) со археологија. Магистрира (2002) во „Лабан", центарот за танци и кореографија во Лондон. Станува член на Балетот при МНТ (1990). Истакнат солист, со смисла за драматуршко обликување на улогите. Од 1994 г. се занимава со кореографска дејност. Претставник е на модерниот балетски израз. Била директор на Балетот при МНТ (2004-2005).

УЛОГИ: Црвена жена („Пинк Флојд"), *Иштар* (Вангелис, „За непознатиот"), Мирта (А. Адам, „Жизел") и др.

КОРЕОГРАФИИ: „Пастели" (М. Олфилд), „Инферно" (А. Шнитке) и др. Ем. Џ.

**ШУКОВ, Јован** (с. Љумница, Егејскиот дел на Македонија, 21. III 1940) – унив. професор. Завршил Висока школа за физичко воспитание во Белград (1964). Магистрирал на Медицинскиот факултет во Скопје (1976) на темата „Деформитети на 'рбетот како последица од дејството на надворешни услови во возраста од 8 до 12 години". Докторирал на Факултетот за физичка култура во Скопје (1986) на темата „Превенција и корекција на лошото држење и телесните деформитети на 'рбетот со помош на адекватни комплексни вежби кај учениците од основните училишта". Работел како професор и директор на училиште (1964–1981). На Факултетот за физичка култура во Скопје бил избран за виш предавач (1981) и за редовен професор на предметот кинезитерапија (1990). Во еден мандат бил декан (1991–1993). Бил гимнастичар, тренер и општествено-спортски работник. Објавил повеќе стручни и научни трудови. Д. С.

**ШУКРИ, Рамадан** (Ресен, 14. VII 1948) – контрабасист и диригент. Своето музичко образование го оформува во Битола и во Скопје. Водач на групата контрабаси во


Рамадан Шукри

оркестарот на Македонската опера и балет. Работејќи со повеќе мандолински оркестри на основните училишта во Скопје, постигнува значајни резултати, а по негова иницијатива (1981) е основан Мандолинскиот оркестар при МКЦ. Со овој оркестар Ш. постигнува големи успеси, надминувајќи го аматерското музицирање, а тоа го потврдуваат добиените награди и признанија во земјата и во странство. Заедно со Е. Шукри, (2001) го основа Мандолинскиот оркестар „Скопје", кој за кратко време постигна значајни резултати гостувајќи на фестивали низ цела Европа. Б. Орт.

**ШУЛАЈКОВСКИ, Марко** (Дебар, 31. III 1921 – Белград, 29. XI 1989) – учесник во НОБ. Завршил средно образование во Скопје и потоа се вратил во Дебар, каде што станал член на КПЈ (1941). Бил провален, уапсен и спроведен во затворот во Тирана (1942–1943). По излегувањето од затворот бил борец во Втората албанска бригада. Во НОАВМ извршувал разни воено-партиски должности. По Ослободувањето бил на служба во Македонија и во Србија.

ЛИТ.: ДАРМ - Скопје, ракописна биографија, ф. „Биографии". Вл. Ив.


Тони Шулевски

**ШУЛЕВСКИ, Тони** (Скопје, 30. XII 1932 – Скопје, 19. I 1997) – балетски играч. Завршува Средно балетско училиште во Скопје (Н. Кирсанова). Игра во Балетскиот ансамбл на МНТ (1949–1980), каде што станува еден од најистакнатите првенци. Играч со особено изразена музикалност, буен темперамент и драмска надареност.

УЛОГИ: Шумар (А. Адам, „Жизел"), Везир (А. Меликов, „Легенда за љубовта"), Абдурахман (А. Глазунов, „Рајмонда") и др. Ем. Ц.

**ШУМА** – растителна формација, која на земјата формира шумска покривка во појас што приближно се протега од 50° јужна до 70° северна географска ширина и во кој шумата се појавува во различни форми и големини. Постојат повеќе дефиниции за шумата од економски, од правно-законодавен и од биолошки аспект. Сè повеќе се прифаќа биолошката дефиниција, според која шумата претставува заедница (ценоза) на организми, на која, за разлика од другите растителни формации (ливади, пасишта, степи), дрвјата ѝ даваат основен белег (едификатори). Со оглед на нивната долговечност и бројните општокорисни функции што ги остваруваат, тие најмногу влијаат на развојот на живата и неживата природа. Во шумата, над, на и во почвата живеат членови на флората (фитоценоза) и на фауната (зооценоза), кои заедно формираат заедница на сите живи организми (биоценоза). Во неа секој нејзин член не живее засебно, туку секој зависи од заедницата, а воедно и влијае врз неа. Биоценозата, заедно со околната атмосфера и педосфера, формираат биогеоценоза (Сукачев) или екосистем (Tansley). Тесната поврзаност на човековото општество со шумата во сите негови развојни фази произлегува од разновидната полезност што ја има за човекот. Од таа поврзаност произлегле различните аспекти од кои науката ја проучувала шумата. Според историскиот редослед, првиот аспект бил утилитарен (дрвото како потреба), вториот економски (остварување профит), третиот биолошки, кој ја проучува шумата како сложен екосистем, многу значаен за опстанокот на биодиверзитетот и на целата биосфера. Ал. Анд.

**ШУМАРСКА БИБЛИОТЕКА**. При раздвојувањето на Шумарскиот и Земјоделскиот факултет (1975) беше поделен и книжниот фонд. Од тој заеднички фонд се формира библиотека на Шумарскиот факултет, чија основна дејност беше набавката и обработката на претежно стручната литература, опслужување на наставно-научниот кадар, студентите и на сите други што имаат потреба од неа. Посебна улога во збогатувањето на книжниот фонд имаше Службата за размена. Успешно работи институцијата библиотечно позајмување (привремено користење) од други библиотеки од земјава и од странство. Библиотеката располага со читална со 40 места. Книжниот фонд се состои од 7.162 книги, од кои 4.808 се уникати и 2.354 се дупликати. Списанијата (6.868) се странски (319), домашни (165), уникатни (6.011) и дупликатни броеви (6.868). Ал. Анд.

**ШУМАРСКИ ИНСТИТУТ** – една од најстарите научни институции во нашата земја, формирана од АСНОМ (1944) на слободната територија во с. Горно Врановци. За прв директор бил назначен акад. инж. Ханс Ем. Првин работи како установа во рамките на Министерството за земјоделство и шумарство (1944–1949), а потоа како самостојна установа (1949–1975). Основната дејност на Институтот е дефинирана во ак-


Шумска патека

тот за формирање: „да го помага постојаното и перманентно подигање на продукцијата на шумскиот фонд на ниво што го поставуваат општествените потреби и современиот работен човек“. Во подоцнешните акти оваа дефиниција е променета и гласи: „Испитување и изнаоѓање решенија за обнова на шумската вегетација во зоната на силна регресија, зоната на бездрвните реони, речните долини и реонот на деградираниот дабов појас, како и подобрување на составот на економските шуми.“ Во текот на 1975 г. Институтот се интегрира со Шумарскиот факултет од Скопје. Ал. Анд.

**„ШУМАРСКИ ПРЕГЛЕД“** – орган на Сојузот на инженерите и техничарите по шумарство и индустрија за преработка на дрво во СР Македонија. Списанието почнува да излегува како двомесечник (1960), а од 1985 г. како полугодишник. Во него се печатат трудови за целокупната проблематика на македонското шумарство, соопштенија, информации и др. Престана да излегува во 1991 г. Од 1998 г. новоформираното ЈП „Македонски шуми“ започна да издава свое стручно списание („Македонски шуми“) со слична тематика. Ал. Анд.

**ШУМАРСКИ ФАКУЛТЕТ** – единствена, високообразовна и научноистражувачка институција од областа на шумарството и дрвната индустрија во РМ, во рамките на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ од Скопје. Формиран е во 1947 и до 1975 г. функционира како оддел на Земјоделско-шумарскиот факултет во Скопје. Од 1975 г. се издвои како посебен Шумарски факултет, а од 1976 г. кон него се интегрира тогашниот Шумарски институт (1976). До учебната 1970/71 г. на Факултетот се формираа кадри од областа на шумарството, а од таа учебна година беше воведена нова насока за образование на високостручни кадри од областа на дрвната индустрија. Новото проширување се случува меѓу 1983–1985 г., кога од насоката шумарство се формираа две насоки: насока за одгледување и мелиорација на шумите и насока за искористување и транспорт. Нова организација на наставната дејност е направена во 1998 г., кога се формирани два оддела: шумарство, со насоки за шумарство и за озеленување и унапредување на животната средина, и дрвна индустрија, со насоки за механичка технологија на дрвото и за дизајн и технологија на мебел и ентериер. Од 1970 г. е организирана настава од трет степен на 19 студиуми (области) за магистратура и 5 за специјализација. Стекнувањето на научниот степен докторат на науките е организирано уште од првите години по формирањето на Факултетот. Ал. Анд.



Шумарскиот факултет, Скопје



Шумски предели на Китка

**ШУМАРСТВО.** Шумите во РМ зафаќаат повеќе од една третина од вкупната територија. Но шумите се уништувале уште од поранешните историски периоди. Главни начини за уништување или за нерационално користење биле: сечењето, за да се добијат обработливи површини, особено кога Македонија била во Османлиската Империја, добивање пасишта за напасување на бројниот добиток, козарството (чување на неблагородни раси кози), сечењето за огрев, за производство на јаглен и катран и негрижата за одржување и пошумување. Така уште пред Втората светска војна шумите биле девастирани. Појави на нерационално користење, прекумерно и бесправно сечење на шумата имаше во целиот повоен период, а особено во последните децении на XX и во почетокот на овој век.

Шумите во РМ зафаќаат површина од 905.653 ha, или 35,2% од вкупната територија на Републиката (според пописот од 1979 г.). Во периодот од 1979 до 1996 г. се пошумени уште 110.000 ha, но резултатите од пошумувањето не се насекаде успешни или во целост се неуспешни. Околу 827.000 ha од шумите се во јавниот сектор, а 125.872 ha во приватниот. Шумите се наоѓаат на целата територија на Македонија, но сепак претежно се распространети по периферијата, а најмногу во Западна Македонија или по должината на границите со соседните земји. Централниот дел – долината на Вардар, Овче Поле и Пелагонија – е обесшумен. Најголемиот дел од македонските шуми се ниски, па затоа не се поволни за експлоатација. Високите, т.е. најквалитетните шуми, кои се извор на суровини за преработувачката индустрија и служат како алиментациони подрачја, се распоредени на високите планини (над 700 m) и се доста оддалечени од поголемите населени места.

Ситуацијата во шумарството е незадоволителна во однос на шумскиот фонд, експлоатацијата на етатот и на другите производи од дрво и во користењето на опремата. Дрвната маса е незначителна (82,1 $m^3$/ha), годишниот растеж е мал 2,02 $m^3$/ha (нормално тој изнесува 7–8). Учеството на четинарите е ниско (5,9% во чисти и 1,9%

во мешовити насади). Од порастот на етатот 78,25% биле наменети за сечење. Од потенцијалниот етат се користи само 75%, што значи дека од вкупниот годишен раст се користи само 58%. Опременоста на шумарството со механизација (камиони, трактори, моторни пили) манифестира тенденција на значајно опаѓање во периодот 1989–1996 г. Средната годишна стапка раст на општествениот производ во шумарството изнесува 5,6% (период 1953–1988 г.) што коинцидира со средната стапка на растот за целото стопанство. Ситуацијата со дрвната индустрија, која опфаќаше две гранки: бичена граѓа и плочи и финални производи од дрво, исто така е незадоволителна. Капацитетите на пиланите изградени во минатото се користеа под 60%, а на новоизградените само 20%. Индустријата на финални производи од дрво се разви од шеесеттите години на минатиот век наваму, во седумдесеттите стана прилично значајна за потрошувачката за самото подрачје на Македонија, но во осумдесеттите години и таа влезе во општата криза.


Пренос на пресечените дрвја

ИЗВ.: *Статистички годишник на Република Македонија*, Државен завод за статистика, за соодветните години.

ЛИТ.: Тодор Мировски, *Стопанството на Вардарска Македонија меѓу двете светски војни*, МАНУ, Скопје, 1998; Никола Узунов, *Стопанството на Република Македонија 1945–1990*, МАНУ, Скопје, 2001; *Национална стратегија за економскиот развој на Република Македонија*, МАНУ, Скопје, 1997. Д. Н.

**ШУМКА**, **Диме** (Цер, Кичевско, 11. III 1921 – Скопје, 20. X 1999) – филмски сценограф. Во „Вардар филм“ започнува да работи на првиот игран филм „Фросина“ (1952) како изведувач. Веќе во „Волча ноќ“ (1955) и по него работи самостојно како сценограф. Има реализирано 18 филма, од кои четири се кратки играни и осум играни. В. Масл.

**ШУМКОВСКИ, Јован** (Скопје, 18. I 1962) – сликар, професор на Факултетот за ликовни уметности, значаен за промените во македонската уметност во постмодернизмот. Дипломирал (1986) и магистрирал (1999) на Факултетот


Јован Шумковски

за ликовни уметности во Скопје. Самостојно излагал во Скопје, Белград, Брисел, Њујорк, Стокхолм. Учествувал на биеналето во Сао Паоло (1994) и во Венеција (2001). Во сликите, објектите и инсталациите го практикува методот на деконструкција на моделите и на значењата на јазикот на модерната уметност. Л. Н.

**ШУМСКА ПРОСТИРКА** – органска материја што се создава во шумските екосистеми со годишниот опад и претставува мртва органска материја на поранешни функционални органи на шумската вегетација. Со годишниот опад се враќаат големи количини минерални материи во почвата и повторно се користат во процесите на кружењето. Опадот се акумулира на површината на почвата и формира континуиран слој на шумска простирка составена од изумрени листови, гранки, плодови, цветови, тревести органи во различна фаза на разградување. Во разните шумски екосистеми, шумската простирка има различна дебелина и количина што е одредена со брзината на разградувањето во определениот екосистем. Таа е резервоар на минерални материи што се ослободуваат со процесите на разградувањето на органската материја и повторно се искористуваат од автотрофните организми. Во дабовите екосистеми на плоскач и цер во Националниот парк Галичица просечната количина на шумска простирка се колеба од 8,44–10,89 t/ha, во зависност од инклинацијата на теренот. Во горскиот буков екосистем во Националниот парк Маврово просечната количина на шумската простирка се колеба од 18–20,58 t/ha.

Биогенотичкото значење на шумската простирка во шумските екосистеми е извонредно големо и има важна улога во функционирањето на екосистемот. Правило е со порастот на надморската височина, количините на шумската простирка да растат. Буково-еловите шуми на Галичица содржат 21 t/ha, а моликовите шуми на Пелистер дури до 31 t/ha. Љ. Гр.

**ШУМСКА ХИДРОЛОГИЈА И ХИДРАУЛИКА** – дел од хидрологијата што ја изучува врската помеѓу вегетацијата и шумата, од една страна, и хидролошките процеси, од друга. Темелите на шумската експериментална хидрологија ги поставил Швајцарецот Engler (1890), со што оваа научна дисциплина се издвои од општата хидрологија. Резултатите од проучувањата на одделните елементи (врнежи, интерцепција, евапорација, инфилтрација, оттек, ретенција, принос на вода, квалитет на вода, нанос во водата и др.) укажуваат на влијанието на шумата и шумарството врз водните ресурси и врз другите стопански гранки што се јавуваат како корисници. Вредноста на овие елементи, освен од природните фактори, зависи и од дрвниот вид, неговата возраст, склопот на насадот, типот и интензитет на сечењето, начинот на дотур и на транспорт. И. Б.

**ШУМСКИ КУЛТУРИ И ПЛАНТАЖИ** – во поширока смисла ги опфаќаат сите вештачки подигнати култури од шумски дрвја. Тука спаѓаат вештачки подигнатите


Шумски култури во Македонија за производство на дрвна маса

култури, кои со својата структура, зависно од дрвните видови и нивните меѓусебни односи, одговараат на природната шума од тоа станиште (sylvicultura), како и вештачките култури од посебно избрани видови дрвја за брзо производство на дрвна маса (lignicultura). Брзото производство на дрвна маса се постигнува со подигање на интензивни шумски култури и плантажи, кои со својата растителна структура и меѓусебните односи на дрвјата не ги следат законитостите на растот и развојот на природните шуми на тоа станиште. Во првиот случај, зависно од бројот на видовите, културите можат да бидат чисти (составени од еден вид) и мешовити (составени од повеќе видови). Интензивните шумски култури и плантажи се подигаат на почви и станишта со такви својства што ќе обезбедат рентабилно производство и затоа при нивното подигање се води посебна грижа за изборот на видовите, стаништето, силвокултурните мерки и др. Со оглед на големото растојание на садниците во културите, првите неколку години можат да се садат меѓукултури (декоративни грмушки или земјоделски култури), кои се плантажи во потесна смисла. Ал. Анд.



Шумски пожари во РМ

**ШУМСКИ ПОЖАРИ ВО РМ** – предизвикувачи на најголеми оштетувања во шумските екосистеми, кои за многу кратко време можат да нанесат катастрофални штети врз целокупниот растителен и животински свет во нив. Постојат повеќе класификации на шумските пожари, но најчеста е поделбата според висината на објектот што гори, па имаме: подземни и приземни пожари, на пенушки, на стебла, високи и комбинирани. Во шумите на РМ главен причинител на појавата пожари е невниманието на човекот. Регионите во кои често се појавуваат шумски пожари (есенскиот и летниот период) се: Гевгелиско-валандовскиот, Велешкиот, Прилепскиот, Битолскиот и Скопскиот. Ст. Н.



Организирано масовно пошумување на опожарените шуми



Расадник на дабови дрвја

**ШУМСКИ РАСАДНИК** – посебно уредена површина за производство на садници за пошумување или за озеленување на населби. Садниците се произведуваат наменски, со одбрани технолошки постапки и методи на одгледување, продуктивно и економично, а со единствена цел – производство на висококвалитетни садници. Во РМ со шумски расадници располагаше речиси секое шумско стопанство. Бројот на произведените садници беше во тесна корелација со динамиката на пошумувањето. До 1979 г. се произведуваа 3–3,5 милиони садници, а по формирањето на Републичкиот фонд за пошумување на голините и воведувањето на линиите за контејнерско производство, тој број десетпати се зголеми. До 1980 г. со расадничко производство се занимаваа 21 шумскостопанска организација. Производството се одвиваше во 38 расадници, со вкупна површина од 65.2 ha. По воведувањето на контејнерскиот систем на производството на садници, извесен број од малите расадници престанаа да работат. По 1990 г. производството на садниот материјал драстично се намали, контејнерските линии запреа, а класичното производство е сведено на минимум. Ал. Анд.

**ШУМСКИ ФИТОЦЕНОЗИ ВО МАКЕДОНИЈА** – широколисни шуми и неутрофилно-слабоацидофилни шуми (класа Querco-Fagetea Br.–Bl. Et Vlieger 1937*и):*

**I – Ксерофилни шуми, ред Quercetalia pubescentis Br.–Bl**.

***а. субмедитерански шуми, сојуз Ostryo-Carpinion orientalis Ht 1954 emd 1958*** – as. Coccifero-Carpinetum orientalis oberd 1948 emd Ht 1954 – климазонално распространета заедница во долното Повардарие, јужно од Демир Капија.

–as. ***Rud.1939 apud. Ht 1946*** – климазонално распространета заедница во преодното субмедитеранско топлоконтинентално подрачје. Доминира дабот благун Quercus pubescens.

–as. ***Quercetum trojanae macedonicum Em et Ht (1950) 1959*** – локална појава по клисурите на реките Треска и Црна и на пл. Галичица. Расте на варовник.

–as. ***Querco-Ostryetum Carpinifoliae Ht 1938*** – орографско-едафски условена заедница првенствено на варовник меѓу 600 и 1200 m надморска висина.

–as. ***Seslerio-Ostryetum Ht et Hi-c 1950*** – орографско-едафски условена заедница во клисурите на Црни Дрим и Радика на варовник меѓу 600 и 1500 m надморска висина.

–as. ***Ostryo-Quercetum cerris Em 1964*** – церова шума на варовична подлога. Се среќава на Галичица, Плаќенска Планина, Баба Сач, Даутица.

***б. сојуз Quercion frainetto Ht 1954*** – населува колувијални тераси, еутричен камбисол.

–as. ***Quercetum frainetto cerris macedonicum Oberd 1948 emd. Ht 1950***. – климазонално распространета заедница во топлоконтиненталното подрачје во високите котлини на Источна и Западна Македонија меѓу 600 и 900 m надморска висина во истите височини гради и појас во Вардарската Долина над благуновите шуми.

–as. ***Carici cuspidatae-Quercetum frainetto Riz. 1974*** – распространета е во долното Повардарие.

***в. сојуз Quercion petrae cerris Lak. et B. Jov. 1976*** – горунови или церови шуми на силикатна подлога. Почва дистричен камбисол.

–as. ***Orno-Quercetum petraeae Em 1968*** – формира појас меѓу 900 и 1100 m надморска висина во Источна Македонија е локална појава.

–as. ***Orno-Quercetum cerris Em 1964*** – церови шуми на силикатна подлога по работ на Пелагонија, Преспанската Котлина, Демирхисарско, а во Источна Македонија не се среќава.

**II – Мезофилни шуми ред Fagosylvaticae Paetalia vl.1928.**

а. *сојуз* ***Carpinion betuli illyrico-moesiacum Ht 1956*** – шуми на дабот горун и воден габер.

–as. ***Querco-Carpinetum macedonicum Em 1968*** – се среќава ретко, на мали површини во длабоки долови со висока воз-

душна влага, во сливот на Кадина Река, Бабуна, Тресонечка Река, Голак и др.

б. ***сојуз Luzulo-Fagion moesiacae B. Jov. 1976*** – ацидофилни букови шуми.

–as. ***Luzulo-Fagetum macedonicum Em 1976*** – широко распространета заедница на Осоговските, Малешевските Планини и Беласица.

– ***сојуз Fagion moesiacae Blec et Lakusic 1970*** – неутрофилни и базифилни букови шуми.

–as. ***Aristolochio-Fagetum Em 1965*** – суппланинска букова шума во клисурите на долно Повардарие.

–as. ***Festuco heterophylae-Fagetum Em 1965*** – зонално распространета заедница во суппланинскиот појас во Западна Македонија, често испрекината со горунова шума.

–as. ***Calamintho grandiflorae Fagetum Em 1965*** – планинска букова шума во средишните делови на планините меѓу 1200 и 1700 m надморска висина. Во повисокиот дел е измешана бука и ела Abieti-Fagetum macedonicum Em (1962) 1985.

–as. ***Fagetum subalpinum scardo-pindicum (Ht 1938) Em 1961*** – букова шума меѓу 1700 и 2200 m надморска висина. На големи пространства е уништена заради добивање високопланински пасишта.

3. ***ред Populetalia albae Br-Bl. 1931*** – ги опфаќа хигрофилните шумски заедници.

а. ***сојуз Salicion albae Soo (1930) 1940*** – ги опфаќа крајречните шуми на врби и тополи надвор од медитеранското подрачје.

–as. ***Salicetum albae fragilis Soo (1930) 1958*** – расте непосредно покрај коритото на големите реки (Брегалница, Вардар).

–as. ***Populetum nigrae-albae Slav. (1942) 1952*** – расте подалеку од коритото на реката каде што има наталожено чакал.

б. ***сојуз Alno-Quercion roboris Ht 1938*** – поплавни шуми на тврди лисјари.

–as. ***Quercetum pedunculiflorae B. Jov. 1978*** – се среќаваат само остатоци од шума во Пелагонија, Кичевско Поле, Церско Поле.

3. ***шуми на блатни терени класа Alnetea glutinosae Br-Bl.et RTx 1943***

1. ***ред Alnetalia glutinosae RTx 1943***

а. ***сојуз Alnion glutinosae (Malcuit) Meier Dreeis 1936***

–as. ***Carici elongatae-Alnetum glutinosae W Koch. 1926*** – се среќава во Полог.

–as. ***Periploco-Alnetum glutinosae Rud 1938*** – се среќава во Моноспитовско Блато.

–as. ***Geococcinei-Alnetum glutinosae Em 1964*** - се среќава покрај потоците на Пелистер.

**III – класа Tamarici-Platanetea I et V Carpati 1963**.

1. ***ред Platanetalia Knapp. 1959***

а. ***сојуз Platanion orientalis I et V Carpati 1961*** – источномедитерански крајречни шуми.

–as. ***Juglando-Platanetum orientalis Em et Dz. 1961*** – крајречна шума во долно Повардарие и се среќава кај Ваташа, Кавадаречко.

б. ***сојуз Tamaricion parviflorae I et V Carpati 1961***.

–as. ***Tamarici-Salicetum amplexicaulis Em 1967*** – шибјаци на суви песокливи терени.

**I б класа Quercetea roboris petraeae Br.-Bl. Et RTx 1943** – ацидофилни широколисни шуми.

1. ***ред Quercetalia roboris petraeae R Tx (1931) 1937.***

а. ***сојуз Quercion roboris petraea Br-Bl 1932.***

–as. ***Castanetum sativae macedonicum (Rud 1938) Ник 1951*** шуми на питом костен распространети по работ на Полог, подножјето на Јабланица.

–as. ***Tremulo-Betuletum Glis.(1953) 1975*** – деградациски стадиум на букова шума на кисела почва.

***б. Иглолисни шумски заедници***

**I. Базифилни шумски заедници класа Erico-Pinetea Ht 1952.**

1. ***ред Erico-Pinetalia Oberd. 1949 emd. Ht 1959.***

а. ***сојуз Orno-Pinion Em (1972) 1978*** – црноборова шума на варовична подлога или на габро.

–as. ***Pulsatilo-Pinetum nigrae Em (1962) 1972*** – населува стрмни карпи на доломите во кањонот на реката Треска.

–as. ***Seslerio-Pinetum nigrae Em (1962) 1978*** – расте на варовични камењари во кањонот на реката Црна.

–as. ***Lathyro versicoloris-Pinetum nigrae Em 1978*** – расте на каменести терени од габер на Кожуф.

б. ***сојуз Juniperion excelsae-foetidissimae Em 1985***.

–as. ***Pruno vebbii juniperetum excelsae Em 1962*** – расте на карпести стрмни терени на варовник и на серпентин во Вардарската Долина.

–as. ***Juniperetum excelsae-foetidissimae Em 1962*** – на варовични терени на Галичица и Баба Сач.

–as. ***Biaro tenuifoliae-Juniperetum excelsae Em 1978*** – на островот Голем Град.

**II – ацидофилни иглолисни шуми класа Vaccinio-Piceetalia Br-Bl.1932 emd. Zupancic 1976.**

1. ***ред Vaccinio-Piceetalia Br-Bl 1939 emd K.Lund. 1976.***

а. ***сојуз Pinion peucis Ht 1950*** – моликови шуми што се среќаваат на Пелистер, Нице и Јабланица.

–as. ***Gentiano luteae Pinetum peucis 1962*** – моликова шума на примарни станишта во субалпскиот појас меѓу 1600-2200 m надморска висина.

–as. ***Digitali viridiflorae-Pinetum peucis Em 1962*** – моликова шума на секундарни станишта во планинскиот појас на 1100-1600 m надморска висина на Пелистер.

б. ***сојуз Fago-Pinion Em 1981*** – шуми од црн и бел бор на секундарни станишта.

–as. ***Fago-Pinetum nigrae Em 1981*** – црноборова шума на силикатна подлога меѓу 900 и 1400 m надморска висина на Мариовските и на Малешевските Планини.

–as. ***Fago-Pinetum sylvestris Em 1981*** – белоборови шуми на 1400–1800 m надморска висина на Мариовските Планини и во горниот слив на реката Брегалница.

в. ***сојуз Vaccinio-Piceion Br-Bl. 1939***.

–as. ***Abieti-Piceetum sacardicum Em (1962) 1985*** – смрчеви шуми во планинскиот појас на Шар Планина.

–as. ***Piceetum excelsae subalpinum scardicum Em (1962) 1985*** – субалпска смрчева шума во сливот на Тетовска Река и Аџина Река.

г. ***сојуз Abietion borisii-regis Em 1985*** – чисти елови шуми.

–as. ***Fago Abietetum meridionale Em 1973*** – се среќава во долината на реката Радика, Тетовска Река, Патишка Река, сливот на Дошница, Брајчинска Река и др.

д. ***сојуз Pinion mugo Pawl. 1928*** – шума на борот кривуљ на планината Јакупица.

–as. ***Pinetum mugo macedonicum (Ht et Em 1950) Em 1962*** – се разликуваат две асоцијации една на варовник на 2000– 2500 m н.в., а друга на силикат меѓу 1600–2000 m надморска висина. Р. Р.

**ШУМСКИ ФОНД** –вкупната површина под шуми во една земја (по категорија, форма, возраст, дрвна маса и др.). (В. табела на наредната страница). Ал. Анд.

**ШУМСКО ЗАКОНОДАВСТВО**. На територијата на РМ првите правила за управување и користење на шумите се поставени во времето на владеењето на цар Душан. Со Душановиот законик (1349) се забрануваат голите сечи. Во XX в. Кралството на СХС имало Упатство за уредување на државните шуми (1931), а потоа донело и Упатство за ознака на стеблата и за одредување приход во пребирните државни шуми (1937). Во ФНРЈ беше донесено Упатство за инвентаризација на шумите (1946) и Општи упатства за уредување на шумите (1948). Во СФРЈ се донесе Уредба за посебни услови за основање на пилани, бр. 15/57, Закон за шумите бр. 27/68 (1968), кој наскоро беше дополнет (бр. 19/70). Во тој период беа донесени и поблиски прописи за стопанисување со шумите: Правилник за шумскиот ред (бр. 9/70), Правилник за начинот на вршење дознака (бр. 09/70), Правилник за изработка на шумско-стопански основи и програми за унапредување на шумите и евидентирање на извршените работи (бр. 17/71), Правилник за начинот на жигосување и издавање испратница за посечено дрво (бр. 37/68). Следуваше Закон за шумите (бр.

1. Според просторната застапеност и дрвната резерва

| Шуми | Дрвна маса | Државни | | Приватни | | Широколисни | | Иглолисни | | Мешани | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| 1000 ha | 1000 m$^3$ | 1000 ha | 1000 m$^3$ | 1000 ha | 1000 m$^3$ | 1000 ha | 1000 m$^3$ | 1000 ha | 1000 m$^3$ | 1000 ha | 1000 m$^3$ |
| 964 | 78.737 | 858 | 72.010 | 106 | 6.855 | 826 | 62.676 | 83 | 8.809 | 59 | 10.722 |

2. Според намената на шумите

| Тип на шуми според намената | Површина | | Дрвна маса | | Годишен прираст | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| | ha | % | m$^3$ | % | m$^3$ | % |
| Стопански шуми | 892.347 | 92,6 | 72.543.375 | 92,6 | 1.717.903 | 90,44 |
| Заштитни шуми | 17.617 | 1,83 | 832.148 | 1,06 | 25.865 | 1,36 |
| Национални паркови | 43.589 | 4,53 | 4.723.442 | 6,03 | 166.491 | 8,76 |
| Излетишта | 1.103 | 0,11 | 62.944 | 0,08 | 2.177 | 0,10 |
| Други шуми со посебна намена | 8.897 | 0,93 | 181.213 | 0,23 | 6.594 | 0,34 |
| Вкупно: | 963.653 | 100 | 78.343.122 | 100 | 1.899.030 | 100 |

3. Според видовите дрвја во хектари

| Шуми според видови дрвја | Шумски фондови (сост. 31. XII 1993) | Шуми според сопственост (сост. 31. XII 1993) | | |
|---|---|---|---|---|
| | | Вкупно | Државни | Приватни |
| В к у п н о | 963.751 | 963.715 | 857.621 | 106.094 |
| Чисти насади од лисјари | 548.817 | 548.048 | 470.983 | 77.065 |
| Чисти насади од иглолис. | 82.778 | 83.274 | 73.879 | 9.395 |
| Мешов. насади од лисјари | 277.299 | 277.330 | 260.722 | 16.608 |
| Мешов. насади од иглол. | 7.847 | 8.064 | 6.764 | 1.300 |
| Мешовити насади лисјари - иглолисни | 47.010 | 46.999 | 45.273 | 1.726 |

Шумскиот фонд во Република Македонија

20/74), кој беше изменет двапати (бр. 15/86 и бр. 44/91). Последниот Закон за шуми (бр. 47/97) сè уште е во сила, а во него шумата се дефинира како добро од општ и посебен интерес за РМ, шумите се третирани според стопанските и посебните намени, додека поимот стопанисување со шумите претставува функција на заштита, одгледување и користење. Од него произлегува и се дефинира управувањето и стопанисувањето со државните шуми за стопанска намена, за што е задолжено ЈП „Македонски шуми". Ал. Анд.

**ШУМСКО-ОПИТНА СТАНИЦА** – самостојна организација формирана од Владата на НРМ (1951) со цел да помага во изведувањето на теренската настава, научноистражувачката и апликативната дејност на Шумарскиот факултет. Во текот на 1976 г. е интегрирана како посебно одделение на Факултетот. Располага со следните објекти: а) с. Трубарево, на 5 km од Скопје, арборетум, семениште, растилка на 3,3 ha, други површини на 8 ha, ловиште со волиери, чеки, хранилишта, просеки на 14,6 ha и помошни згради; б) објекти во факултетскиот двор: дендропарк и растилка на 4,05 ha, стакларник на 200 m$^2$ и административна зграда; в) расадник, дендропарк и огледни површини во Крушево на 40 ha. Ал. Анд.

**ШУМСКО-СТОПАНСКА ЕДИНИЦА**. Шумите на територијата на РМ од аспект на планирањето и стопанисувањето се поделени на помали површини, наречени шумскостопански единици. Тоа е направено со цел тие да имаат дефинирана површина, дрвна маса, прираст и други параметри што ќе послужат за поточно и навремено планирање и евидентирање, како и за поефикасно, целосно, планско и интензивно стопанисување со шумите. Површината на шумскостопанската единица не може да биде поголема од 5.000 ha доколку во неа високостеблените шуми учествуваат со над 60%, односно 10.000 ha ако нискостеблените шуми учествуваат со површина над 40%. На територијата на РМ постојат околу 190 шумскостопански единици за кои се направени планови за нивното стопанисување. Ал. Анд.

**ШУМСКО-СТОПАНСКА ПОЛИТИКА**. Во согласност со општествено-политичките односи што владееле во нашата земја, на соодветен начин е креирана и политиката во шумарството. Во периодот 1946–1952 г. политиката беше директно водена од еден центар – Управата за шумарство, во рамките на Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство. Потоа беа самостојни претпријатија за стопанисување со шумите (шумски стопанства), во некои места интегрирани со дрвнопреработувачките комбинати, формирани во периодот 1952–1968 г. Сложени работни организации, какви што беа „Треска", „Црн бор" и „Јелак", и мал број самостојни шумски стопанства беа формирани во 1974 г. Со осамостојувањето на РМ се формираа 30 претпријатија во општествена сопственост за стопанисување со шумите, а со донесувањето на сегашниот Закон за шумите (бр. 47/97) е поставена е законската основа за формирање на едно јавно претпријатије за стопанисување со шумите – „Македонски шуми", управувано од еден центар (дирекција), со 30 негови подружници. Ал. Анд.

**ШУМСКО-СТОПАНСКИ ПРЕТПРИЈАТИЈА**. За стопанисување со шумите за стопанска намена (заштита, одгледување и користење), Владата на РМ формира Јавно претпријатије за стопанисување со шумите „Македонски шуми". Ова претпријатие функционира со: една централна дирекција, 30 подружници или шумски стопанства, Управен одбор и Надзорен одбор. ЈП „Македонски шуми" го раководат: генерален директор, заменик на генералниот директор, осум помошници-директори одговорни за посебни сектори (правен, финансов, комерцијален, за план и анализа, за ловство и ловен туризам, за заштита,

одгледување и екологија, за производство на сортименти и преработка, за уредување и планирање на шумите) и триесет раководители на подружници (шумски стопанства). Своето материјално и финансиско работење ЈП го врши преку единствена жиро-сметка. Работењето на менаџерскиот тим го разгледува, го одобрува и го следи Управен одбор раководен од претседател, а контролата ја врши Надзорен одбор. Ал. Анд.


Сотир Шундовски

**ШУНДОВСКИ, Сотир** (с. Гопеш, 28. II 1933 – Битола, 17. III 2002) – архитект. Дипломирал на Архитектонскиот факултет во Белград (1960). Се занимава со архитектонско проектирање, работејќи во повеќе проектантски бироа во Битола. Неговиот опус е разновиден. Проектирал повеќе општествени, здравствени и административни згради од кои, позначајни се: Општата болница во Битола (1968), Основниот суд во Битола (1970), Управната зграда на ГП „Пелистер“ (1977), хотелот „Молика“ на Пелистер (1990), Трговскиот центар „Санпромет“ во Битола (1997). Кр. Т.


Свирач на шупелка

**ШУПЕЛКА** – дувачки музички инструмент изработен од јасеново, ореово, шимширово или бело кленово дрво. Таа претставува надолна цилиндрична цевка, долга 250 –350 mm. Располага со вкупно шест мелодиски отвори за свирење. Има продорен звук, поради што е погодна за свирење орски мелодии, но и за соло музицирање во природа при чување на добитокот.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија*, Скопје, 1986, 65. Ѓ. М. Ѓ.


Драган Шуплевски

**ШУПЛЕВСКИ, Драган** (Скопје, 19. VII 1933 – Скопје, 10. VI 2001) – диригент и композитор. Дипломира на Наставно-теорискиот отсек на Музичката академија во Белград (1959). Работи како наставник во Средното музичко училиште во Скопје (1960–1963), а потоа е шеф на Музичката продукција на РТВ Скопје (1963–1966). До крајот на животот се наоѓа на местото професор на ФМУ во Скопје. Раководител е на речиси сите значајни хорски ансамбли во Македонија („Жикица Јовановиќ-Шпанац“, „Развигорче“, Женскиот младински хор „25 Мај“, „Мирче Ацев“, Хорот на МРТ). Со нив постигнал извонредни успеси, остварувајќи голем број студиски снимки со дела од македонски композитори. Како композитор, своите творечки преокупации ги бара предимно во доменот на хорската музика, инспирирајќи се од ризницата на македонскиот музички фолклор. Автор е на книгата „Уметноста на хорското пеење“ (1999). Б. Орт.


Евгенија Шуплинова

**ШУПЛИНОВА, Евгенија** (Тополчани, Прилепско, 9. VI 1930) – поет, раскажувач, преведувач. Завршила средно образование. Работела како новинар во „Нова Македонија“. Член е на ДПМ од 1962 г.

БИБЛ.: *Грешница*, поезија, 1960; *Тагата на црвениот каранфил*, поезија, 1962; *Три облачиња*, раскази за деца, 1964; *Сончева патека*, поезија за деца, 1969; *Сонце на детските дланки*, раскази за деца, 1970, *Цинцилин*, поезија за деца, 1972; *Септемвриско сонце*, поезија за деца, 1982; *Златните пранги на грevoт*, поезија, 1988; *Грешница*, нови песни љубовна поезија, 1992; *Моливчето го боли срце*, поезија и раскази, 1994; *Неспокој*, поезија, 2003 г. и др.

ЛИТ.: Венко Андоновски: *Партитурата на љубовта*, „Современост“ 3–4, 1998. П. Гил.


Асен Шурдов (Ведров)

**ШУРДОВ (ВЕДРОВ), Асен** (Видин, 16. VI 1914 – Софија, 4. V 1945) – поет, преведувач, новинар. Студент по литература на Софискиот универзитет. При крајот на октомври 1938 г. во неговиот стан на ул. „Љулин“ бр. 20 во Софија било одржано Основачкото собрание на Македонскиот литературен кружок. Неговата поезија е силен социјален протест против капиталистичкото општество, со верба во посреќната иднина на работниот народ, но и љубов кон поробената и распарчена татковина Македонија. Објавувал во весниците: „Жар“, „Младешки преглед“, „Академик“, „Литературен критик“, „Нова камбана“, „Современик“, „Жажда“. Подготвената стихозбирка за печат била уништена (1939).

ЛИТ.: Васил Тоциновски, *Тројца кружочници*, Ск., 1997. В. Тоц.

**ШУРЕВ, Ангел** (Велес, 18. IV 1932 – Белград, 14. II 2004) – диригент. Во 1956 г. дипломирал диригирање на Музичката академија во Белград (проф. Ж. Здравковиќ), а се усовршувал во Италија на Римската академија „Санта Чечилија“. Диригентската кариера ја започнал во Операта на МНТ (1956–1960). Најголем дел од својата дејност ја поминал во Белград, во Белградската опера (1960-1967), како уметнички раководител и диригент на уметничките ансамбли на Домот на ЈНА (1967–1977), а од 1977 до 1998 г. како диригент и директор на Бел-


Ангел Шурев

градската филхармонија. Како диригент настапувал во повеќе земји на Европа, Азија и Америка, изведувајќи оперски, балетски и симфониски дела од својот необично богат и разновиден репертоар, со посебно пропагирање на југословенското и македонското творештво. Реализирал голем број снимки на електронските медиуми. Ф. М.

**ШУРКОВ, Андон** (Велес, 1900 – СССР, 1938) – работник и комунистички деец. Како определен комунист, емигрирал во Советскиот Сојуз (1927), студирал на КУНМЗ во Москва, а потоа бил испратен на работа во Одеса. Во Сталиновите чистки бил уапсен и осуден. Посмртно е рехабилитиран со одлука на Воениот трибунал на Воениот суд во Одеса.

ЛИТ.: *Работничкото движење во Македонија до 1929 година,* Материјали од научната средба во Титов Велес на 8, 9 и 10 мај 1969 година, Скопје, 1971. С. Мл.

**ШУТАРКА** – музички инструмент, надолна цевка од дрво или трска со вметната писка на горниот дел, со ист број мелодиски отвори како кај гајдарката на гајдата. Така е наречена, бидејќи на долниот дел го нема свиеното рокче што го облагородува тонот. Без другите делови на гајдата, на неа свират децата како подготовка за свирење на гајда. Таа е карактеристична за бугарските гајди, чиј тон се разликува од македонските, коишто имаат свиено рокче на гајдарката.

ЛИТ.: Д-р Александар Линин, *Народните музички инструменти во Македонија,* Скопје, 1986, 97. Ѓ. М. Ѓ.


Љубица Шутуркова

**ШУТУРКОВА, Љубица Данчова** (Скопје 4. XII 1959) – фармацевт, редовен проф. на Фарм. ф., раководител на Институтот по фармацевтска хемија. Декан на Фарм. ф. (1998–2004), а од 2004 проректор на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје. Претседател на Фармацевтската комора на Македонија (1999–2000). Има објавено над 60 научни и стручни трудови и над 30 соопштенија на симпозиуми и конгреси во и надвор од земјата. Автор ена едно поглавије во „Фармакотерапискиот прирачник“. Била раководител и учесник на неколку научноистражувачки и стручни проекти. Посебен придонес има за унапредувањето на фармацевтската едукација во земјава. Л. П.-Т.

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски“, Скопје

908(497.7)(031)

МАКЕДОНСКА енциклопедија / [главен и одговорен редактор Блаже Ристовски]. - Скопје : Македонска академија на науките и уметностите, 2009. - 2 св. (1671 стр.) : илустр. ; 30 см

Содржина:
[Т.] I: А-Љ. - XXIV, 812 стр.
[Т.] II: М-Ш - Стр. 812-1671

ISBN 978-608-203-023-4 (1)
ISBN 978-608-203-024-1 (2)

а) Македонија - Енциклопедии
COBISS.MK-ID 76966666